

إِنَّا نَحْنُ نَزَّلْنَا الذِّكْرَ وَإِنَّا لَهُ لَحَافِظُونَ





**Овој Мусхаф и преводот на неговите значенија е печатен по налог на слугата на двата пресветли харема Кралот Фахд Ибн Абдул Азиз Ес-Су'уди – Кралот на Саудиска Арабија.**



تشرف بالأمر بطباعة هذا المصحف الشريف وترجمة معانيه
خادم الحرمين الشريفين الملك فهد بن عبد العزيز آل سعود
ملك المملكة العربية السعودية






**Комплексот "Мелик Фахд"**
**за печатење на Кур'анот**

هٰذا المُصْحَفُ الشَّرِيفُ وَتَرْجَمَةُ مَعَانِيهِ

هَدِيَّةٌ مِن خَادِمِ الحَرَمَيْنِ الشَّرِيفَيْنِ المَلِكِ فَهْدِ بنِ عَبْدِ العَزِيزِ آلِ سُعُود



**Овој Кур'ан со превод е подарок од слугата на двата пресветли храма - кралот Фахд Ибн Абдул 'Азиз Ес-Су'уди**

# КУР'АН
# СО
# ПРЕВОД

ПРЕВЕДЕ

ХАСАН ЏИЛО

КОМПЛЕКСОТ "МЕЛИК ФАХД"
ЗА ПЕЧАТЕЊЕ НА КУР'АНОТ
МЕДИНА, КСА

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

# مقدمة

بقلم معالي الشيخ صالح بن عبدالعزيز بن محمد آل الشيخ
وزير الشؤون الإسلامية والأوقاف والدعوة والإرشاد
المشرف العام على المجمع

الحمد لله رب العالمين، القائل في كتابه الكريم:

﴿... قَدْ جَاءَكُم مِّنَ اللَّهِ نُورٌ وَكِتَابٌ مُّبِينٌ﴾.

والصلاة والسلام على أشرف الأنبياء والمرسلين، نبينا محمد، القائل:

«خيركم من تعلَّم القرآن وعلَّمه».

أما بعد:

فإنفاذاً لتوجيهات خادم الحرمين الشريفين الملك فهد بن عبدالعزيز آل سعود، حفظه الله بالعناية بكتاب الله، والعمل على تيسير نشره، وتوزيعه بين المسلمين في مشارق الأرض ومغاربها، وتفسيره، وترجمة معانيه إلى مختلف لغات العالم.

وإيماناً من وزارة الشؤون الإسلامية والأوقاف والدعوة والإرشاد بالمملكة العربية السعودية بأهمية ترجمة معاني القرآن الكريم، إلى جميع اللغات المهمة، تسهيلاً لفهمه على المسلمين الناطقين بغير العربية، وتحقيقاً للبلاغ المأمور به في قوله صلى الله عليه وسلم: «بلِّغوا عني ولو آية».

وخدمة لإخواننا الناطقين باللغة المقدونية، يطيب لمجمع الملك فهد لطباعة المصحف الشريف بالمدينة المنورة، أن يقدم للقارئ الكريم هذه الترجمة المقدونية، التي قام بها الشيخ حسن جلو، وراجعتها من قبل المجمع لجنة متخصصة.

ونحمد الله سبحانه وتعالى أن وفق لإنجاز هذا العمل العظيم، الذي نرجو أن يكون خالصاً لوجهه الكريم، وأن ينفع به الناس.

إننا لندرك أن ترجمة معاني القرآن الكريم - مهما بلغت دقتها - ستكون قاصرة عن أداء المعاني العظيمة التي يدل عليها النص القرآني المعجز، وأن المعاني التي تؤديها الترجمة إنما هي حصيلة ما بلغه علم المترجم في فهم كتاب الله الكريم، وأنه يعتريها ما يعتري عمل البشر كلّه من خطأ ونقص.

ومن ثم نرجو من كل قارئ لهذه الترجمة أن يوافي مجمع الملك فهد لطباعة المصحف الشريف بالمدينة النبوية بما قد يجده فيها من خطأ أو نقص أو زيادة، للإفادة من هذه الاستدراكات في الطبعات القادمة إن شاء الله.

والله الموفق، وهو الهادي إلى سواء السبيل، اللهم تقبل منا إنك أنت السميع العليم.

*Бисмиллахир-рахманир-рахим*

**Салих Ибн Абдул Азиз Ибн Мухаммед**
**Ал Еш-Шејх**
**Министер за исламски прашања, вакаф,**
**да’ва и иршад (исламски повик и водство)**
**и генерален раководител на Комплексот**
**“Мелик Фахд” во Медина**

# ВОВЕД

Благодарение на Аллах, Господарот на световите, Кој вели во Својата Благородна Книга:
“Ви дојде од Аллах Светлина и Книга јасна.”
И нека е мир и спас врз најсветлиот меѓу пејгамберите и пратениците, нашиот пејгамбер Мухаммед (а.с.) кој рекол:
“Најдобар меѓу вас е оној кој го учи Кур’анот и кој другите ги поучува со него.”
Тргнувајќи од насоките на слугата на двата харема, кралот Фахд Ибн ‘Абдул ‘Азиз од семејството Су’уд, Аллах нека го чува, е и грижата за Аллаховата Книга, работата околу олеснувањето на нејзиното објавување и дистрибуција меѓу муслиманите од целиот свет, нејзиното толкување и преведување на нејзините значе-нија на различни светски јазици.
Потпирајќи се врз значајот на преведувањето на значенијата на Кур’ани-Керим (Благородниот Кур’ан) на сите јазици во светот, Министерството за исламски прашања и вакаф, за да’ве и иршад (исламски повик и водство) на Кралството на Саудиска Арабија, остварувајќи вакви проекти - а во согласност со наредбодавните зборови на пејгамберот Мухаммед (а.с.):

“Соопштете од мене макар и еден ајет” - придонесува во олеснувањето на разбирањето на Кур’анот од страна на муслиманите кои не го знаат арапскиот јазик.
Комплексот “Мелик Фахд” за печатење на Кур’ани-Керим кој се наоѓа во Медина, правејќи им услуга на нашите браќа кои зборуваат македонски јазик, има голема чест да им го понуди овој превод на Хасан Џило, а чија проверка ја направи, од страна на Комплексот, специјална комисија.
Му се заблагодаруваме на Аллах, Славен и Возвишен, што овозможи да се реализира ова големо дело и се надеваме дека е направено чисто заради задоволството на Аллах и дека ќе им користи на луѓето.
Свесни сме дека преводот на значенијата на Курани-Керим, колку и да е прецизен, не е без недостаток во интерпретацијата на големите значенија кои ги докажува му’џизата (надприродноста) на кур’анскиот текст. Значенијата до кои допира преводот се само резултат кој го постигнува знаењето на преведувачот во разбирањето на Аллаховата Книга. Преводувачот, во однос на Аллаховата Книга, ги разоткрива, всушност, маната и недостатокот кои му се својствени на секое човеково дело, а совршенството пак, е својствена само на Аллах.
И на крајот го молиме секој читател на овој превод, доколку во него наиде на некоја грешка или недостаток или вишок, својата исправка да ја достави до Комплексот “Мелик Фахд” за печатење на Кур’анот во Медина за да се земе предвид, иншаеллах, при следните изданија.
Аллах е Оној Кој насочува и Кој упатува по патот вистински!
О Аллаху наш, прими го ова од нас. Ти си, навистина, Слушач и Зналец!

## *ЕЛ-ФАТИХА* (Отвор) I

1. Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!

2. Благодарение на Аллах, Господарот на световите,

3. Милостивиот и Сомилосен,

4. Владарот на Денот суден!

5. Ние само Тебе Те обожаваме и ние само од Тебе помош бараме!

6. Упати нѐ по патот вистински,

7. по патот на оние врз кои ја разлеа Твојата благодат, а не по патот на оние врз кои се разлеа омразата и кои во заблуда скршнаа!




بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ ١

ٱلۡحَمۡدُ لِلَّهِ رَبِّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ٢

ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ ٣

مَٰلِكِ يَوۡمِ ٱلدِّينِ ٤

إِيَّاكَ نَعۡبُدُ وَإِيَّاكَ نَسۡتَعِينُ ٥

ٱهۡدِنَا ٱلصِّرَٰطَ ٱلۡمُسۡتَقِيمَ ٦

صِرَٰطَ ٱلَّذِينَ أَنۡعَمۡتَ عَلَيۡهِمۡ غَيۡرِ ٱلۡمَغۡضُوبِ
عَلَيۡهِمۡ وَلَا ٱلضَّآلِّينَ ٧



## *ЕЛ-БЕКАРА* (Крава) II

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

**1.** Елиф, лам, мим!

**2.** Еве Книга во која нема сомнение, Патоказ за богобојазливите:

**3.** за оние кои веруваат во Тајната, и кои се исправаат намаз да извршат, и кои од дадената им Наша нафака делат,

**4.** и кои веруваат во она што ти се објавува, и во она што пред тебе беше објавено, и во Ахирет и кои во сето тоа се уверени.

**5.** Онаквите, бидејќи одат по Патоказот од Господарот нивни, се спасени.

**6.** Сеедно е, навистина, на оние што не веруваат ќе ги опоменуваш или нема да ги опоменуваш: оние, сепак, нема да веруваат.

**7.** Аллах ги запечати и срцата нивни и ушите нивни, а пред опулот нивни е завеса, и за нив има казна голема.

**8.** Меѓу луѓето има и такви кои зборуваат: “И во Аллах и во




بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

الٓمٓ ١

ذَٰلِكَ ٱلْكِتَٰبُ لَا رَيْبَ ۛ فِيهِ ۛ هُدًى لِّلْمُتَّقِينَ ٢

ٱلَّذِينَ يُؤْمِنُونَ بِٱلْغَيْبِ وَيُقِيمُونَ ٱلصَّلَوٰةَ
وَمِمَّا رَزَقْنَٰهُمْ يُنفِقُونَ ٣

وَٱلَّذِينَ يُؤْمِنُونَ بِمَآ أُنزِلَ إِلَيْكَ وَمَآ أُنزِلَ
مِن قَبْلِكَ وَبِٱلْءَاخِرَةِ هُمْ يُوقِنُونَ ٤

أُو۟لَٰٓئِكَ عَلَىٰ هُدًى مِّن رَّبِّهِمْ ۖ وَأُو۟لَٰٓئِكَ
هُمُ ٱلْمُفْلِحُونَ ٥

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ سَوَآءٌ عَلَيْهِمْ ءَأَنذَرْتَهُمْ
أَمْ لَمْ تُنذِرْهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ٦

خَتَمَ ٱللَّهُ عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ وَعَلَىٰ سَمْعِهِمْ ۖ وَعَلَىٰٓ
أَبْصَٰرِهِمْ غِشَٰوَةٌ ۖ وَلَهُمْ عَذَابٌ عَظِيمٌ ٧

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يَقُولُ ءَامَنَّا بِٱللَّهِ وَبِٱلْيَوْمِ

Денот ахиретски веруваме,” - а, тие, токму, не веруваат.

ٱلْـَٔاخِرِ وَمَا هُم بِمُؤْمِنِينَ ﴿٨﴾

9. На Аллах и на оние кои веруваат намеравааат, секако, да ги измамат, но не усетуваат дека самите себеси се измамуваат.

يُخَٰدِعُونَ ٱللَّهَ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَمَا يَخْدَعُونَ
إِلَّآ أَنفُسَهُمْ وَمَا يَشْعُرُونَ ﴿٩﴾

10. Болештина има во срцата нивни: Аллах ја зголемува и, заради тоа што лажат, за нив има казна болна.

فِي قُلُوبِهِم مَّرَضٌ فَزَادَهُمُ ٱللَّهُ مَرَضًا
وَلَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌۢ بِمَا كَانُواْ يَكْذِبُونَ ﴿١٠﴾

11. И кога ќе им се рече: “Не сејте безредие на земјава!” Велат: “Не, ние само ред воспоставуваме, навистина!”

وَإِذَا قِيلَ لَهُمْ لَا تُفْسِدُواْ فِي ٱلْأَرْضِ قَالُوٓاْ
إِنَّمَا نَحْنُ مُصْلِحُونَ ﴿١١﴾

12. Но, не! Безредници се! А за тоа, сепак, не се свесни.

أَلَآ إِنَّهُمْ هُمُ ٱلْمُفْسِدُونَ وَلَٰكِن لَّا يَشْعُرُونَ ﴿١٢﴾

13. И кога, пак, ќе им се рече: “Верувајте како што другите веруваат”. Велат: “Да веруваме ли како што безумните веруваат?”Но, не! Тие, токму, се безумните. Но, ете, тоа не го знаат.

وَإِذَا قِيلَ لَهُمْ ءَامِنُواْ كَمَآ ءَامَنَ ٱلنَّاسُ
قَالُوٓاْ أَنُؤْمِنُ كَمَآ ءَامَنَ ٱلسُّفَهَآءُ ۗ أَلَآ إِنَّهُمْ هُمُ
ٱلسُّفَهَآءُ وَلَٰكِن لَّا يَعْلَمُونَ ﴿١٣﴾

14. И кога ќе се сретнат со оние кои веруваат, зборуваат: “Ние веруваме”, а кога, пак, ќе се најдат насамо со шејтаните свои, зборуваат: “Да, Ние сме со вас! Само се исмеваме, навистина!”

وَإِذَا لَقُواْ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ قَالُوٓاْ ءَامَنَّا وَإِذَا
خَلَوْاْ إِلَىٰ شَيَٰطِينِهِمْ قَالُوٓاْ إِنَّا مَعَكُمْ إِنَّمَا نَحْنُ
مُسْتَهْزِءُونَ ﴿١٤﴾

15. Аллах нив ги исмејува и ги пушта да талкаат во неверието нивно.

ٱللَّهُ يَسْتَهْزِئُ بِهِمْ وَيَمُدُّهُمْ فِي طُغْيَٰنِهِمْ
يَعْمَهُونَ ﴿١٥﴾

**16.** Онаквите Патоказот, всушност, го заменија со беспаќе: оваа трговија никаков ќар не им донесе, и оние не се како упатените!

أُولَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ ٱشْتَرَوُا۟ ٱلضَّلَٰلَةَ بِٱلْهُدَىٰ فَمَا
رَبِحَت تِّجَٰرَتُهُمْ وَمَا كَانُوا۟ مُهْتَدِينَ ١٦

**17.** Слични се на оние кои ќе запалат оган... и бидејќи ќе ја осветли околината нивна, и штом тоа ќе се збидне, Аллах ќе ја грабне светлината и ќе ги остави во темнина - ништо нема да гледаат.

مَثَلُهُمْ كَمَثَلِ ٱلَّذِى ٱسْتَوْقَدَ نَارًا فَلَمَّآ
أَضَآءَتْ مَا حَوْلَهُۥ ذَهَبَ ٱللَّهُ بِنُورِهِمْ
وَتَرَكَهُمْ فِى ظُلُمَٰتٍ لَّا يُبْصِرُونَ ١٧

**18.** И глуви се, и слепи се, и неми се: па, според тоа, не можат да се вратат до Патоказот,

صُمٌّۢ بُكْمٌ عُمْىٌ فَهُمْ لَا يَرْجِعُونَ ١٨

**19.** или се како оние кои, додека е облакот небесен со темнеж, и со молњи, и со секавици, ги ставаат прстите свои в уши, заради громови, плашејќи се од смртта. А Аллах ги опфаќа неверниците!

أَوْ كَصَيِّبٍ مِّنَ ٱلسَّمَآءِ فِيهِ ظُلُمَٰتٌ وَرَعْدٌ
وَبَرْقٌ يَجْعَلُونَ أَصَٰبِعَهُمْ فِىٓ ءَاذَانِهِم مِّنَ ٱلصَّوَٰعِقِ
حَذَرَ ٱلْمَوْتِ ۚ وَٱللَّهُ مُحِيطٌۢ بِٱلْكَٰفِرِينَ ١٩

**20.** Молњата штотуку не им го одзеде видот нивни; и секојпат кога секавица ќе севне, одат по светлината нејзина, а кога темнеж врз нив ќе падне, ќе застанат. А кога, пак, Аллах би сакал би им го зел и видот нивни и слухот нивни зашто Аллах, навистина, е Кадар за сѐ!

يَكَادُ ٱلْبَرْقُ يَخْطَفُ أَبْصَٰرَهُمْ ۖ كُلَّمَآ أَضَآءَ لَهُم
مَّشَوْا۟ فِيهِ وَإِذَآ أَظْلَمَ عَلَيْهِمْ قَامُوا۟ ۚ وَلَوْ شَآءَ ٱللَّهُ
لَذَهَبَ بِسَمْعِهِمْ وَأَبْصَٰرِهِمْ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَلَىٰ كُلِّ
شَىْءٍ قَدِيرٌ ٢٠

**21.** О луѓе, обожавајте го Господарот ваш кој ве создаде, и

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ ٱعْبُدُوا۟ رَبَّكُمُ ٱلَّذِى خَلَقَكُمْ

вас и оние пред вас, за да бидете богобојазливи,

وَالَّذِينَ مِن قَبْلِكُمْ لَعَلَّكُمْ تَتَّقُونَ ﴿٢١﴾

**22.** Оној Кој ви ја определи земјата како постела, а небото како здание, и Он чини од небото да се спушта вода и Кој, со нејзина помош ги вади плодовите како нафака ваша - а, бидејќи знаете, тогаш, на Аллах немојте здруженици да Му припишувате!

الَّذِي جَعَلَ لَكُمُ الْأَرْضَ فِرَاشًا وَالسَّمَاءَ بِنَاءً
وَأَنزَلَ مِنَ السَّمَاءِ مَاءً فَأَخْرَجَ بِهِ مِنَ الثَّمَرَاتِ
رِزْقًا لَّكُمْ فَلَا تَجْعَلُوا لِلَّهِ أَندَادًا وَأَنتُمْ
تَعْلَمُونَ ﴿٢٢﴾

**23.** Ако сте при сомнение во она што е објавено до робот Наш, тогаш, донесете едно суре што ќе биде слично на нему објавените, и повикајте ги за сведоци оние на кои, освен Аллах, се повикувате доколку вистина зборувате.

وَإِن كُنتُمْ فِي رَيْبٍ مِّمَّا نَزَّلْنَا عَلَىٰ عَبْدِنَا فَأْتُوا
بِسُورَةٍ مِّن مِّثْلِهِ وَادْعُوا شُهَدَاءَكُم مِّن دُونِ
اللَّهِ إِن كُنتُمْ صَادِقِينَ ﴿٢٣﴾

**24.** Па, ако тоа не го направите, а нема да го направите, тогаш, навистина, чувајте се од огнот кој за неверниците е подготвен, чиешто гориво се луѓето и камењата!

فَإِن لَّمْ تَفْعَلُوا وَلَن تَفْعَلُوا فَاتَّقُوا النَّارَ الَّتِي
وَقُودُهَا النَّاسُ وَالْحِجَارَةُ أُعِدَّتْ لِلْكَافِرِينَ ﴿٢٤﴾

**25.** И зарадувај ги оние кои веруваат и кои добри дела работат: за нив има бавчи низ кои реки течат, навистина! И секојпат кога ќе пробаат од плодовите, од 'рскот, ќе речат: “Ова е она што порано го пробавме” - а им се дава само оној плод кој е сличен на нивниот; во тие бавчи за нив ќе има и чисти жени и тука тие за навек ќе останат.

وَبَشِّرِ الَّذِينَ آمَنُوا وَعَمِلُوا الصَّالِحَاتِ
أَنَّ لَهُمْ جَنَّاتٍ تَجْرِي مِن تَحْتِهَا الْأَنْهَارُ
كُلَّمَا رُزِقُوا مِنْهَا مِن ثَمَرَةٍ رِّزْقًا قَالُوا
هَٰذَا الَّذِي رُزِقْنَا مِن قَبْلُ وَأُتُوا بِهِ مُتَشَابِهًا
وَلَهُمْ فِيهَا أَزْوَاجٌ مُّطَهَّرَةٌ وَهُمْ فِيهَا
خَالِدُونَ ﴿٢٥﴾

**26.** Аллах, секако, не се стеснува да изнесе пример: било мушичка било нешто од неа повозвишено, па, што се однесува до верниците знаат, секако, дека тоа е вистина од Господарот нивни; а што се однесува, пак, до неверниците, велат: “Што сака Аллах да покаже со таков пример?” Со тоа Он многу луѓе во заблуда ги остава, а на многу по патот вистински ги упатува. Ќе бидат заведени само расипаните:

۞ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَسْتَحْيِۦٓ أَن يَضْرِبَ مَثَلًا مَّا
بَعُوضَةً فَمَا فَوْقَهَا ۚ فَأَمَّا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟
فَيَعْلَمُونَ أَنَّهُ ٱلْحَقُّ مِن رَّبِّهِمْ ۖ وَأَمَّا ٱلَّذِينَ
كَفَرُوا۟ فَيَقُولُونَ مَاذَآ أَرَادَ ٱللَّهُ بِهَٰذَا
مَثَلًا ۘ يُضِلُّ بِهِۦ كَثِيرًا وَيَهْدِى بِهِۦ
كَثِيرًا ۚ وَمَا يُضِلُّ بِهِۦٓ إِلَّا ٱلْفَٰسِقِينَ ٢٦

**27.** кои го кршат Ветувањето Аллахово по Договорот склучен со Него, и кои го прекршуваат тоа што Аллах го заповеда да се одржува, и кои на земјата безредие сеат - оние се, токму, поразените!

ٱلَّذِينَ يَنقُضُونَ عَهْدَ ٱللَّهِ مِنۢ بَعْدِ مِيثَٰقِهِۦ
وَيَقْطَعُونَ مَآ أَمَرَ ٱللَّهُ بِهِۦٓ أَن يُوصَلَ
وَيُفْسِدُونَ فِى ٱلْأَرْضِ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ
ٱلْخَٰسِرُونَ ٢٧

**28.** Како не верувате во Аллах... ? Бевте мртви па Он ве оживи; потоа пак ќе ве усмрти, потоа пак ќе ве оживи, а потоа Нему ќе Му се вратите.

كَيْفَ تَكْفُرُونَ بِٱللَّهِ وَكُنتُمْ أَمْوَٰتًا
فَأَحْيَٰكُمْ ۖ ثُمَّ يُمِيتُكُمْ ثُمَّ يُحْيِيكُمْ
ثُمَّ إِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ٢٨

**29.** Сè што е на земјата Аллах за вас го создаде; потоа Својата одлука кон небото ја управи и таму седум небеса создаде. Он знае сè!

هُوَ ٱلَّذِى خَلَقَ لَكُم مَّا فِى ٱلْأَرْضِ جَمِيعًا
ثُمَّ ٱسْتَوَىٰٓ إِلَى ٱلسَّمَآءِ فَسَوَّىٰهُنَّ سَبْعَ
سَمَٰوَٰتٍ ۚ وَهُوَ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمٌ ٢٩

**30.** И кога Господарот твој им рече на мелеките: “ Да, Јас ќе поставам на земјата халифа!” Оние рекоа: “Ќе го поставиш ли

وَإِذْ قَالَ رَبُّكَ لِلْمَلَٰٓئِكَةِ إِنِّى جَاعِلٌ فِى
ٱلْأَرْضِ خَلِيفَةً ۖ قَالُوٓا۟ أَتَجْعَلُ فِيهَا مَن يُفْسِدُ
فِيهَا وَيَسْفِكُ ٱلدِّمَآءَ وَنَحْنُ نُسَبِّحُ بِحَمْدِكَ

оној кој безредие сее и кој крв пролева?А ние, заблагодарувајќи се, величие и благослов, Ти изразуваме. Он рече: “Јас го знам она што вие, секако, не го знаете.”

وَنُقَدِّسُ لَكَ قَالَ إِنِّيٓ أَعۡلَمُ مَا لَا تَعۡلَمُونَ ٣٠

**31.**И Он го поучи Адема со имињата на сите нешта, и ги изнесе пред мелеките, па Он им рече:“Изнесете ги имињата нивни ако сте искрени!”

وَعَلَّمَ ءَادَمَ ٱلۡأَسۡمَآءَ كُلَّهَا ثُمَّ عَرَضَهُمۡ عَلَى
ٱلۡمَلَٰٓئِكَةِ فَقَالَ أَنۢبِـُٔونِي بِأَسۡمَآءِ هَٰٓؤُلَآءِ
إِن كُنتُمۡ صَٰدِقِينَ ٣١

**32.**А оние рекоа: “Славен нека си! Ние поседуваме знаење само за она за што Ти нѐ поучи; Ти си, навистина, Зналец и Мудар!”

قَالُواْ سُبۡحَٰنَكَ لَا عِلۡمَ لَنَآ إِلَّا مَا عَلَّمۡتَنَآۖ إِنَّكَ
أَنتَ ٱلۡعَلِيمُ ٱلۡحَكِيمُ ٣٢

**33.**Аллах рече:“Соопшти им ги имињата нивни!” И бидејќи ги соопшти имињата нивни, Аллах рече: “ Нели ви реков дека Јас ги знам, токму, тајните на небесата и на Земјата и дека го знам и она што го обелоденувате и она што го криете!”

قَالَ يَٰٓـَٔادَمُ أَنۢبِئۡهُم بِأَسۡمَآئِهِمۡۖ فَلَمَّآ أَنۢبَأَهُم
بِأَسۡمَآئِهِمۡ قَالَ أَلَمۡ أَقُل لَّكُمۡ إِنِّيٓ أَعۡلَمُ غَيۡبَ
ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ وَأَعۡلَمُ مَا تُبۡدُونَ وَمَا كُنتُمۡ
تَكۡتُمُونَ ٣٣

**34.**И кога на мелеките Ние им рековме: “Паднете му на сеџде на Адем!” - сите паднаа на сеџде, а Иблис тоа не го направи; тој одби, се изнадува; беше меѓу неверниците!

وَإِذۡ قُلۡنَا لِلۡمَلَٰٓئِكَةِ ٱسۡجُدُواْ لِأٓدَمَ فَسَجَدُوٓاْ
إِلَّآ إِبۡلِيسَ أَبَىٰ وَٱسۡتَكۡبَرَ وَكَانَ مِنَ ٱلۡكَٰفِرِينَ ٣٤

**35.**И Ние рековме:“О Адем, ти и жената твоја живејте во Џеннетот и јадете од него колку што сакате и од каде што сакате, но

وَقُلۡنَا يَٰٓـَٔادَمُ ٱسۡكُنۡ أَنتَ وَزَوۡجُكَ ٱلۡجَنَّةَ وَكُلَا مِنۡهَا
رَغَدًا حَيۡثُ شِئۡتُمَا وَلَا تَقۡرَبَا هَٰذِهِ ٱلشَّجَرَةَ فَتَكُونَا
مِنَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٣٥

не приближувајте се до ова стебло... ќе бидете, тогаш, меѓу зулумќарите!”

**36.**И Шејтанот ги измами и, тогаш, ги одведе во тоа место во кое се наоѓаа; и Ние рековме: “Слезете, еднинадруги непријатели ќе бидете. Земјата ваше живеалиште ќе биде и уживање до време определено!”

فَأَزَلَّهُمَا ٱلشَّيْطَٰنُ عَنْهَا فَأَخْرَجَهُمَا مِمَّا كَانَا فِيهِ
وَقُلْنَا ٱهْبِطُوا۟ بَعْضُكُمْ لِبَعْضٍ عَدُوٌّ وَلَكُمْ فِى ٱلْأَرْضِ
مُسْتَقَرٌّ وَمَتَٰعٌ إِلَىٰ حِينٍ ٣٦

**37.**И Адем, тогаш, ги усвои некои зборови од Господарот свој и Он му го прими покајанието. Он, навистина, е Простувач и Сомилосен!

فَتَلَقَّىٰٓ ءَادَمُ مِن رَّبِّهِۦ كَلِمَٰتٍ فَتَابَ عَلَيْهِ إِنَّهُۥ هُوَ
ٱلتَّوَّابُ ٱلرَّحِيمُ ٣٧

**38.**И Ние рековме: “Излегувајте од Џеннетот сите! Од Мене ќе ви доаѓа Патоказ; па, оние што ќе одат по Патоказот Мој... не ќе стравуваат и не ќе тагуваат!”

قُلْنَا ٱهْبِطُوا۟ مِنْهَا جَمِيعًا فَإِمَّا يَأْتِيَنَّكُم مِّنِّى
هُدًى فَمَن تَبِعَ هُدَاىَ فَلَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ
وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ٣٨

**39.**А оние, пак, кои не веруваат и кои ајетите Наши за лажни ги сметаат, жители џехеннемски ќе станат и во него за навек ќе останат.

وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَكَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَآ أُو۟لَٰٓئِكَ أَصْحَٰبُ
ٱلنَّارِ هُمْ فِيهَا خَٰلِدُونَ ٣٩

**40.**О синови Израилови, сетете се на благодатите Мои со кои ве благословив, и исполнете го ветувањето што ми го дадовте, а и Јас ќе го исполнам ветувањето што ви го дадов. И само од Мене, тогаш, плашете се!

يَٰبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٱذْكُرُوا۟ نِعْمَتِىَ ٱلَّتِىٓ أَنْعَمْتُ عَلَيْكُمْ
وَأَوْفُوا۟ بِعَهْدِىٓ أُوفِ بِعَهْدِكُمْ وَإِيَّٰىَ فَٱرْهَبُونِ ٤٠

**41.**Верувајте во она што го објавив, во Потврдата на она што е веќе при вас; и не бидете први кои во тоа не ќе верувате и не продавајте го за нешто што малку вреди. Тогаш, само од Мене плашете се!

وَءَامِنُوا۟ بِمَآ أَنزَلْتُ مُصَدِّقًا لِّمَا مَعَكُمْ وَلَا
تَكُونُوٓا۟ أَوَّلَ كَافِرٍۭ بِهِۦ ۖ وَلَا تَشْتَرُوا۟ بِـَٔايَٰتِى ثَمَنًا قَلِيلًا
وَإِيَّٰىَ فَٱتَّقُونِ ﴿٤١﴾

**42.**И не мешајте ја вистината со невистината, и вистината, знаејќи ја, не кријте ја!

وَلَا تَلْبِسُوا۟ ٱلْحَقَّ بِٱلْبَٰطِلِ
وَتَكْتُمُوا۟ ٱلْحَقَّ وَأَنتُمْ تَعْلَمُونَ ﴿٤٢﴾

**43.**И намаз извршувајте и зекат давајте; и со оние кои се поклонуваат и вие поклонувајте се!

وَأَقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتُوا۟ ٱلزَّكَوٰةَ وَٱرْكَعُوا۟ مَعَ
ٱلرَّٰكِعِينَ ﴿٤٣﴾

**44.**Ќе им наредувате ли на луѓето да бидат добочинители, а на себе заборавате, вие што Книгата ја кажувате? Нема ли да се вразумите?

۞ أَتَأْمُرُونَ ٱلنَّاسَ بِٱلْبِرِّ وَتَنسَوْنَ أَنفُسَكُمْ
وَأَنتُمْ تَتْلُونَ ٱلْكِتَٰبَ ۚ أَفَلَا تَعْقِلُونَ ﴿٤٤﴾

**45.**И барајте сигурност и во трпеливост и во намаз; во намазот, навистина, има значење големо, но само за потчинетите,

وَٱسْتَعِينُوا۟ بِٱلصَّبْرِ وَٱلصَّلَوٰةِ ۚ وَإِنَّهَا لَكَبِيرَةٌ
إِلَّا عَلَى ٱلْخَٰشِعِينَ ﴿٤٥﴾

**46.**кои мислат дека, навистина, ќе го видат Господарот свој, дека, секако, Нему ќе му се вратат.

ٱلَّذِينَ يَظُنُّونَ أَنَّهُم مُّلَٰقُوا۟ رَبِّهِمْ وَأَنَّهُمْ إِلَيْهِ
رَٰجِعُونَ ﴿٤٦﴾

**47.**О синови Израилови, сетете се на благодатите Мои со кои ве благословив и за тоа што, нави-

يَٰبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٱذْكُرُوا۟ نِعْمَتِىَ ٱلَّتِىٓ أَنْعَمْتُ عَلَيْكُمْ
وَأَنِّى فَضَّلْتُكُمْ عَلَى ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٤٧﴾

стина, ве одликував над другите светови;

**48.**и плашете се од Денот во кој никој за никого не ќе може ништо да направи: кога ничие посредување не ќе биде примено, а ниту, пак, надополнување некакво ќе биде уважено, а ниту, пак, ќе им се помогне;

وَٱتَّقُوا۟ يَوْمًا لَّا تَجْزِى نَفْسٌ عَن نَّفْسٍ شَيْـًٔا وَلَا
يُقْبَلُ مِنْهَا شَفَٰعَةٌ وَلَا يُؤْخَذُ مِنْهَا عَدْلٌ وَلَا هُمْ
يُنصَرُونَ ﴿٤٨﴾

**49.**и кога од луѓето фараонови Ние ве спасивме кои во казна пакосна ве фрлаа, колејќи ги вашите синови, а оставајќи ги во живот вашите ќерки. Ете, тоа ви беше, од Господарот ваш, беља голема,

وَإِذْ نَجَّيْنَٰكُم مِّنْ ءَالِ فِرْعَوْنَ
يَسُومُونَكُمْ سُوٓءَ ٱلْعَذَابِ يُذَبِّحُونَ أَبْنَآءَكُمْ
وَيَسْتَحْيُونَ نِسَآءَكُمْ ۚ وَفِى ذَٰلِكُم بَلَآءٌ
مِّن رَّبِّكُمْ عَظِيمٌ ﴿٤٩﴾

**50.**и кога морето Ние го разделивме заради вас, па, вас спасувајќи ве, а луѓето фараонови, пред очите ваши, потопувајќи ги,

وَإِذْ فَرَقْنَا بِكُمُ ٱلْبَحْرَ فَأَنجَيْنَٰكُمْ
وَأَغْرَقْنَآ ءَالَ فِرْعَوْنَ وَأَنتُمْ تَنظُرُونَ ﴿٥٠﴾

**51.**и кога на Муса четириесет ноќевни ветувања Ние му исполнувавме - вие во отсуство негово, теле обожававте и ете, така, зулум себеси си направивте,

وَإِذْ وَٰعَدْنَا مُوسَىٰٓ أَرْبَعِينَ لَيْلَةً ثُمَّ ٱتَّخَذْتُمُ
ٱلْعِجْلَ مِنۢ بَعْدِهِۦ وَأَنتُمْ ظَٰلِمُونَ ﴿٥١﴾

**52.**а потоа Ние ви простивме само да се заблагодарувате;

ثُمَّ عَفَوْنَا عَنكُم مِّنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ لَعَلَّكُمْ
تَشْكُرُونَ ﴿٥٢﴾

**53.**и кога на Муса Ние Книга му дадовме, Одделувач на вистината од невистината, за да бидете упатени.

وَإِذْ ءَاتَيْنَا مُوسَى ٱلْكِتَٰبَ وَٱلْفُرْقَانَ
لَعَلَّكُمْ تَهْتَدُونَ ﴿٥٣﴾

**54.**и кога Муса му рече на народот свој:“О народе, кон себеси зулум си направивте, навистина, со тоа што теле обожававте, затоа, пак, покајание кон Создателот ваш, упатете и своето подло себе, убијте го! Тоа, кај Создателот ваш, ви е подобро. Па, Он ќе ви прости. Он е Простувач и Сомилосен!

وَإِذْ قَالَ مُوسَىٰ لِقَوْمِهِۦ يَٰقَوْمِ إِنَّكُمْ ظَلَمْتُمْ
أَنفُسَكُم بِٱتِّخَاذِكُمُ ٱلْعِجْلَ فَتُوبُوٓا۟ إِلَىٰ
بَارِئِكُمْ فَٱقْتُلُوٓا۟ أَنفُسَكُمْ ذَٰلِكُمْ خَيْرٌ لَّكُمْ عِندَ
بَارِئِكُمْ فَتَابَ عَلَيْكُمْ ۚ إِنَّهُۥ هُوَ ٱلتَّوَّابُ ٱلرَّحِيمُ ﴿٥٤﴾

**55.**И кога на Муса вие му рековте: “Не ќе ти веруваме сè додека Аллаха очигледно не го видиме!” - па, молња ве шибна додека гледавте,

وَإِذْ قُلْتُمْ يَٰمُوسَىٰ لَن نُّؤْمِنَ لَكَ حَتَّىٰ نَرَى ٱللَّهَ
جَهْرَةً فَأَخَذَتْكُمُ ٱلصَّٰعِقَةُ وَأَنتُمْ
تَنظُرُونَ ﴿٥٥﴾

**56.**а по смртта ваша Ние ве оживеавме за да се заблагодарувате.

ثُمَّ بَعَثْنَٰكُم مِّنۢ بَعْدِ مَوْتِكُمْ لَعَلَّكُمْ
تَشْكُرُونَ ﴿٥٦﴾

**57.**И Ние од облакот ладовина ви направивме, и мана и препелица ви испративме. И јадете од добрата со кои нафака ви дадовме. И нам зулум не ни направија, туку самите себеси зулум си направија;

وَظَلَّلْنَا عَلَيْكُمُ ٱلْغَمَامَ وَأَنزَلْنَا عَلَيْكُمُ ٱلْمَنَّ
وَٱلسَّلْوَىٰ ۖ كُلُوا۟ مِن طَيِّبَٰتِ مَا رَزَقْنَٰكُمْ ۖ
وَمَا ظَلَمُونَا وَلَٰكِن كَانُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ يَظْلِمُونَ ﴿٥٧﴾

**58.**и кога Ние рековме: “Влезете во градот овој, и јадете, тогаш, што сакате и колку што сакате; влезете низ портата ничкум, и речете: “Проштение!” Ние ќе ви ги простиме гревовите ваши, а на доброчинителите ќе им دадеме и повеќе од тоа.”

وَإِذْ قُلْنَا ٱدْخُلُوا۟ هَٰذِهِ ٱلْقَرْيَةَ فَكُلُوا۟ مِنْهَا حَيْثُ
شِئْتُمْ رَغَدًا وَٱدْخُلُوا۟ ٱلْبَابَ سُجَّدًا وَقُولُوا۟
حِطَّةٌ نَّغْفِرْ لَكُمْ خَطَٰيَٰكُمْ ۚ وَسَنَزِيدُ
ٱلْمُحْسِنِينَ ﴿٥٨﴾

**59.**Па,зулумќарите го заменија кажаниот им Збор со оној што им беше веќе кажан, а на оние кои беа зулумќари...казна од небо ги погоди затоа што беа расипани,

فَبَدَّلَ ٱلَّذِينَ ظَلَمُواْ قَوْلًا غَيْرَ ٱلَّذِي قِيلَ
لَهُمْ فَأَنزَلْنَا عَلَى ٱلَّذِينَ ظَلَمُواْ رِجْزًا مِّنَ
ٱلسَّمَآءِ بِمَا كَانُواْ يَفْسُقُونَ ٥٩

**60.**и кога Муса на народот свој се молеше вода да се напие, Ние, тогаш, рековме: “Удри со стапот твој на каменот!” - и од него дванаесет извори потекоа, и секоја дружина веќе знаеше од кој извор да пие. Јадете и пијте од нафаката Аллахова и не рушете по земјата како безредниците!

۞ وَإِذِ ٱسْتَسْقَىٰ مُوسَىٰ لِقَوْمِهِۦ فَقُلْنَا ٱضْرِب
بِّعَصَاكَ ٱلْحَجَرَ ۖ فَٱنفَجَرَتْ مِنْهُ ٱثْنَتَا عَشْرَةَ
عَيْنًا ۖ قَدْ عَلِمَ كُلُّ أُنَاسٍ مَّشْرَبَهُمْ ۖ كُلُواْ
وَٱشْرَبُواْ مِن رِّزْقِ ٱللَّهِ وَلَا تَعْثَوْاْ فِي
ٱلْأَرْضِ مُفْسِدِينَ ٦٠

**61.**И кога вие рековте: “О Муса, ние не можеме една храна да поднесеме: па, упати молба во име наше, до Господарот твој да ни проникне од тоа што земјата чини да ‘рти: растенија, краставички, лук, леќа и кромид!” Тој рече: “Барате ли да го замените она што чини со она што не чини? Одете во Мисир, па таму ќе имате сѐ што ќе посакате, навистина!” И немаштија и понижување се исипаа врз нив; го предизвикаа Аллаховиот разгнев зашто не веруваа во ајетите Аллахови, навистина! И бесправно ги убиваа пејгамберите, навистина! И зашто непослушни беа, и зашто во злоделата претеруваа, навистина!

وَإِذْ قُلْتُمْ يَٰمُوسَىٰ لَن نَّصْبِرَ عَلَىٰ طَعَامٍ وَٰحِدٍ
فَٱدْعُ لَنَا رَبَّكَ يُخْرِجْ لَنَا مِمَّا تُنۢبِتُ ٱلْأَرْضُ مِنۢ
بَقْلِهَا وَقِثَّآئِهَا وَفُومِهَا وَعَدَسِهَا وَبَصَلِهَا ۖ
قَالَ أَتَسْتَبْدِلُونَ ٱلَّذِي هُوَ أَدْنَىٰ بِٱلَّذِي
هُوَ خَيْرٌ ۚ ٱهْبِطُواْ مِصْرًا فَإِنَّ لَكُم مَّا سَأَلْتُمْ ۗ
وَضُرِبَتْ عَلَيْهِمُ ٱلذِّلَّةُ وَٱلْمَسْكَنَةُ وَبَآءُو
بِغَضَبٍ مِّنَ ٱللَّهِ ۗ ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ كَانُواْ يَكْفُرُونَ
بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ وَيَقْتُلُونَ ٱلنَّبِيِّـۧنَ بِغَيْرِ ٱلْحَقِّ ۗ
ذَٰلِكَ بِمَا عَصَواْ وَّكَانُواْ يَعْتَدُونَ ٦١

**62.**А оние, пак, кои веруваа - Евреи, христијани и Сабејци - и оние кои веруваа во Аллах и во Денот ахиретски, и кои работеа добри дела - па, за нив има награда кај Господарот свој, навистина! Оние не ќе стравуваат и не ќе тагуваат!

إِنَّ الَّذِينَ ءَامَنُوا وَالَّذِينَ هَادُوا وَالنَّصَـٰرَىٰ
وَالصَّـٰبِـِٔينَ مَنْ ءَامَنَ بِاللَّهِ وَالْيَوْمِ الْآخِرِ
وَعَمِلَ صَـٰلِحًا فَلَهُمْ أَجْرُهُمْ عِندَ رَبِّهِمْ
وَلَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ٦٢

**63.**И кога Договорот ваш Ние го прифативме и кога над вас рид подигнавме:Слободно прифатете го тоа што ви го дадовме, и сеќавајте се на тоа што е во него за да бидете богобојазливи.

وَإِذْ أَخَذْنَا مِيثَـٰقَكُمْ وَرَفَعْنَا فَوْقَكُمُ الطُّورَ
خُذُوا مَا ءَاتَيْنَـٰكُم بِقُوَّةٍ وَاذْكُرُوا مَا فِيهِ
لَعَلَّكُمْ تَتَّقُونَ ٦٣

**64.**А по тоа плеќите ги свртевте, па да не беше Аллаховата добрина кон вас и милоста Негова, ќе бевте меѓу поразените, сигурно!

ثُمَّ تَوَلَّيْتُم مِّنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ فَلَوْلَا فَضْلُ اللَّهِ
عَلَيْكُمْ وَرَحْمَتُهُۥ لَكُنتُم مِّنَ الْخَـٰسِرِينَ ٦٤

**65.**Веќе узнавте за оние од вас кои за Сабота згрешија, и тогаш Ние им рековме:“Бидете мајмуни презрени!”

وَلَقَدْ عَلِمْتُمُ الَّذِينَ اعْتَدَوْا مِنكُمْ فِي السَّبْتِ
فَقُلْنَا لَهُمْ كُونُوا قِرَدَةً خَـٰسِـِٔينَ ٦٥

**66.**За современиците и поколенијата, тогаш, Ние одредивме тоа да биде Опомена голема, а Ука за богобојазливите.

فَجَعَلْنَـٰهَا نَكَـٰلًا لِّمَا بَيْنَ يَدَيْهَا وَمَا خَلْفَهَا
وَمَوْعِظَةً لِّلْمُتَّقِينَ ٦٦

**67.**И кога Муса му рече на народот свој:“Да, Аллах, навистина, ви нареди да заколете крава.” Рекоа:“Си играш ли ти со нас?”

وَإِذْ قَالَ مُوسَىٰ لِقَوْمِهِۦٓ إِنَّ اللَّهَ يَأْمُرُكُمْ أَن
تَذْبَحُوا بَقَرَةً قَالُوٓا أَتَتَّخِذُنَا هُزُوًا قَالَ أَعُوذُ
بِاللَّهِ أَنْ أَكُونَ مِنَ الْجَـٰهِلِينَ ٦٧

Рече:“Да Аллах не даде да бидам меѓу незнаенковците!”

**68.**Рекоа: “Упати молба, во наше име, до твојот Господар, да ни објасни што е проблемот со неа?” Рече: “Он, навистина, вели дека таа не е ниту стара а ниту, пак, млада, туку средна: па, извршете го она што ви се заповеда!”

قَالُوا۟ ٱدْعُ لَنَا رَبَّكَ يُبَيِّن لَّنَا مَا هِىَ ۚ قَالَ إِنَّهُۥ يَقُولُ إِنَّهَا بَقَرَةٌ لَّا فَارِضٌ وَلَا بِكْرٌ عَوَانٌۢ بَيْنَ ذَٰلِكَ ۖ فَٱفْعَلُوا۟ مَا تُؤْمَرُونَ ٦٨

**69.**Рекоа: “Упати молба, во наше име, до твојот Господар, да ни објасни каква е нејзината боја.” Рече: “Он, навистина, вели дека кравата треба да биде отворено жолта, така што нејзината боја ќе им се допадне на гледачите.”

قَالُوا۟ ٱدْعُ لَنَا رَبَّكَ يُبَيِّن لَّنَا مَا لَوْنُهَا ۚ قَالَ إِنَّهُۥ يَقُولُ إِنَّهَا بَقَرَةٌ صَفْرَآءُ فَاقِعٌ لَّوْنُهَا تَسُرُّ ٱلنَّٰظِرِينَ ٦٩

**70.**Рекоа: “Упати молба, во наше име, до твојот Господар, каква треба да биде кравата: нам кравите слични ни изгледаат и ние со посак Аллахов, секако, ќе ја препознаеме.”

قَالُوا۟ ٱدْعُ لَنَا رَبَّكَ يُبَيِّن لَّنَا مَا هِىَ إِنَّ ٱلْبَقَرَ تَشَٰبَهَ عَلَيْنَا وَإِنَّآ إِن شَآءَ ٱللَّهُ لَمُهْتَدُونَ ٧٠

**71.**Рече: “Он вели дека таа крава не треба да биде истоштена – навистина! - од орање или, пак, изморена од наводнување; треба да биде чиста, без никаква мана.”Рекоа: “Е, сега вистината ја кажа!” Па, ја заклаа и само што тоа не го направија!

قَالَ إِنَّهُۥ يَقُولُ إِنَّهَا بَقَرَةٌ لَّا ذَلُولٌ تُثِيرُ ٱلْأَرْضَ وَلَا تَسْقِى ٱلْحَرْثَ مُسَلَّمَةٌ لَّا شِيَةَ فِيهَا ۚ قَالُوا۟ ٱلْـَٰٔنَ جِئْتَ بِٱلْحَقِّ ۚ فَذَبَحُوهَا وَمَا كَادُوا۟ يَفْعَلُونَ ٧١

**72.**И кога убивте еден човек, тогаш, карајќи се за тоа, и кога Аллах го обелодени она што ги криевте -

وَإِذْ قَتَلْتُمْ نَفْسًا فَادَّارَأْتُمْ فِيهَا وَاللَّهُ مُخْرِجٌ
مَا كُنْتُمْ تَكْتُمُونَ ٧٢

**73.**тогаш Ние рековме: “Удрете го со еден нејзин дел; ете, така, Аллах ги оживува мртвите и ете, така, Он ги покажува знаменијата Свои за да се вразумите.”

فَقُلْنَا اضْرِبُوهُ بِبَعْضِهَا كَذَٰلِكَ يُحْيِي اللَّهُ الْمَوْتَىٰ
وَيُرِيكُمْ آيَاتِهِ لَعَلَّكُمْ تَعْقِلُونَ ٧٣

**74.**Бидејќи срцата ваши затврднаа како камен или како нешто уште потврдо... а меѓу камењата има и такви од кои реки течат, а има и такви кои пукаат и од нив вода потечува, а и камења такви кои, плашејќи се од Аллах, се кршат, навистина! И Аллах не е невнимателен кон она што го работите!

ثُمَّ قَسَتْ قُلُوبُكُمْ مِنْ بَعْدِ ذَٰلِكَ فَهِيَ كَالْحِجَارَةِ
أَوْ أَشَدُّ قَسْوَةً وَإِنَّ مِنَ الْحِجَارَةِ لَمَا يَتَفَجَّرُ
مِنْهُ الْأَنْهَارُ وَإِنَّ مِنْهَا لَمَا يَشَّقَّقُ فَيَخْرُجُ
مِنْهُ الْمَاءُ وَإِنَّ مِنْهَا لَمَا يَهْبِطُ مِنْ خَشْيَةِ اللَّهِ
وَمَا اللَّهُ بِغَافِلٍ عَمَّا تَعْمَلُونَ ٧٤

**75.**А очекувате ли да ви веруваат, така како што вие верувате, а веќе некои нивни дружини го слушаа Говорот Аллахов а потоа, бидејќи го разбраа, знаејќи го искривија.

۞ أَفَتَطْمَعُونَ أَنْ يُؤْمِنُوا لَكُمْ وَقَدْ كَانَ فَرِيقٌ
مِنْهُمْ يَسْمَعُونَ كَلَامَ اللَّهِ ثُمَّ يُحَرِّفُونَهُ
مِنْ بَعْدِ مَا عَقَلُوهُ وَهُمْ يَعْلَمُونَ ٧٥

**76.**И кога ќе ги сретнат оние кои веруваат, велат: “Ние веруваме”, а кога, пак, во самост ќе се здружат, велат: “Ќе им зборувате ли за она што Аллах ви го откри, за да биде тоа кај Господарот ваш доказ против вас?” Нема ли да се вразумите?!

وَإِذَا لَقُوا الَّذِينَ آمَنُوا قَالُوا آمَنَّا وَإِذَا خَلَا
بَعْضُهُمْ إِلَىٰ بَعْضٍ قَالُوا أَتُحَدِّثُونَهُمْ بِمَا
فَتَحَ اللَّهُ عَلَيْكُمْ لِيُحَاجُّوكُمْ بِهِ عِنْدَ رَبِّكُمْ
أَفَلَا تَعْقِلُونَ ٧٦

**77.**Не знаат ли дека Аллах, навистина, го знае и она што го кријат и она што го обелоденуваат?

أَوَلَا يَعْلَمُونَ أَنَّ ٱللَّهَ يَعْلَمُ مَا يُسِرُّونَ
وَمَا يُعْلِنُونَ ﴿٧٧﴾

**78.**Меѓу нив има и неписмени кои не ја знаат Книгата; знаат само да гатаат, и, токму, замислуваат дека знаат.

وَمِنْهُمْ أُمِّيُّونَ لَا يَعْلَمُونَ ٱلْكِتَٰبَ
إِلَّآ أَمَانِيَّ وَإِنْ هُمْ إِلَّا يَظُنُّونَ ﴿٧٨﴾

**79.**Тешко на оние кои пишуваат книги со рацете свои за по тоа да речат: “Ова е од Аллах” - за да прибават малку корист; и тешко на оние кои со својата рака пишуваат такво нешто, и тешко ним кои на таков начин печалат!

فَوَيْلٌ لِّلَّذِينَ يَكْتُبُونَ ٱلْكِتَٰبَ بِأَيْدِيهِمْ ثُمَّ
يَقُولُونَ هَٰذَا مِنْ عِندِ ٱللَّهِ لِيَشْتَرُوا۟ بِهِۦ
ثَمَنًا قَلِيلًا فَوَيْلٌ لَّهُم مِّمَّا كَتَبَتْ
أَيْدِيهِمْ وَوَيْلٌ لَّهُم مِّمَّا يَكْسِبُونَ ﴿٧٩﴾

**80.**Оние зборуваат: “Огнот ќе не допре само едно определено време.”Кажи:“ Го прифативте ли Договорот Аллахов, а Аллах не ќе се откаже од Договорот Свој, или, пак, за Аллах го зборувате она што не го знаете!”

وَقَالُوا۟ لَن تَمَسَّنَا ٱلنَّارُ إِلَّآ أَيَّامًا
مَّعْدُودَةً قُلْ أَتَّخَذْتُمْ عِندَ ٱللَّهِ عَهْدًا فَلَن
يُخْلِفَ ٱللَّهُ عَهْدَهُۥٓ أَمْ تَقُولُونَ عَلَى ٱللَّهِ
مَا لَا تَعْلَمُونَ ﴿٨٠﴾

**81.**Но, не! Оние кои зулум прават и кои се со гревови обземени - па онаквите жители џехеннемски ќе станат и во него за навек ќе останат!

بَلَىٰ مَن كَسَبَ سَيِّئَةً وَأَحَٰطَتْ بِهِۦ
خَطِيٓـَٔتُهُۥ فَأُو۟لَٰٓئِكَ أَصْحَٰبُ ٱلنَّارِ هُمْ
فِيهَا خَٰلِدُونَ ﴿٨١﴾

**82.**А оние кои веруваат и кои добри дела работат - онаквите жители џеннетски ќе станат и во него за навек ќе останат!

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ أُو۟لَٰٓئِكَ
أَصْحَٰبُ ٱلْجَنَّةِ هُمْ فِيهَا خَٰلِدُونَ ﴿٨٢﴾

**83.** И кога од синовите Израилови Ние Договорот го прифативме: само Аллаха да го обожавате; кон родителите, и кон блиските и кон јетимите... убаво да се однесувате; намаз да извршувате и зекат да давате - а потоа на Договорот плеќите му ги свртивте, освен малкумина од вас и така рамнодушни станавте.

وَإِذۡ أَخَذۡنَا مِيثَٰقَ بَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ لَا تَعۡبُدُونَ
إِلَّا ٱللَّهَ وَبِٱلۡوَٰلِدَيۡنِ إِحۡسَانٗا وَذِي ٱلۡقُرۡبَىٰ
وَٱلۡيَتَٰمَىٰ وَٱلۡمَسَٰكِينِ وَقُولُواْ لِلنَّاسِ
حُسۡنٗا وَأَقِيمُواْ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتُواْ ٱلزَّكَوٰةَ
ثُمَّ تَوَلَّيۡتُمۡ إِلَّا قَلِيلٗا مِّنكُمۡ
وَأَنتُم مُّعۡرِضُونَ ٨٣

**84.** И кога Ние го прифативме Договорот ваш: еднинадруги крв да не пролевате и од огништата ваши да не се протерувате: потврдивте а и сведочите дека е така;

وَإِذۡ أَخَذۡنَا مِيثَٰقَكُمۡ لَا تَسۡفِكُونَ دِمَآءَكُمۡ
وَلَا تُخۡرِجُونَ أَنفُسَكُم مِّن دِيَٰرِكُمۡ ثُمَّ
أَقۡرَرۡتُمۡ وَأَنتُمۡ تَشۡهَدُونَ ٨٤

**85.** но, ете, еднизадруги се убивате, а некои целосно од огништата нивни ги протерувате, и против нив меѓусебно се потпомогнувате и во крв и во насилие...а ако, пак, ви дојдат како заточеници - нив ги користите, а не ви е дозволено нив да ги прогонувате. Па, зарем во еден дел од Книгата ќе верувате, а во друг нема да верувате!? Тие меѓу вас што ќе направат такво нешто, освен понижување на овој свет никаква награда нема да имаат, а на идниот свет на најголема казна ќе бидат изложени. А Аллах не е невнимателен кон она што го работите!

ثُمَّ أَنتُمۡ هَٰٓؤُلَآءِ تَقۡتُلُونَ أَنفُسَكُمۡ
وَتُخۡرِجُونَ فَرِيقٗا مِّنكُم مِّن دِيَٰرِهِمۡ
تَظَٰهَرُونَ عَلَيۡهِم بِٱلۡإِثۡمِ وَٱلۡعُدۡوَٰنِ
وَإِن يَأۡتُوكُمۡ أُسَٰرَىٰ تُفَٰدُوهُمۡ وَهُوَ مُحَرَّمٌ
عَلَيۡكُمۡ إِخۡرَاجُهُمۡۚ أَفَتُؤۡمِنُونَ بِبَعۡضِ
ٱلۡكِتَٰبِ وَتَكۡفُرُونَ بِبَعۡضٖۚ فَمَا جَزَآءُ
مَن يَفۡعَلُ ذَٰلِكَ مِنكُمۡ إِلَّا خِزۡيٞ
فِي ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَاۖ وَيَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ يُرَدُّونَ إِلَىٰٓ
أَشَدِّ ٱلۡعَذَابِۗ وَمَا ٱللَّهُ بِغَٰفِلٍ عَمَّا تَعۡمَلُونَ ٨٥

**86.** Онаквите го продадоа животот на Ахирет за овој свет: па,

أُوْلَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ ٱشۡتَرَوُاْ ٱلۡحَيَوٰةَ ٱلدُّنۡيَا بِٱلۡأٓخِرَةِۖ

тешкотијата не ќе им се олесни, а ниту, пак, ќе им се помогне.

فَلَا يُخَفَّفُ عَنْهُمُ ٱلْعَذَابُ وَلَا هُمْ يُنصَرُونَ ﴿٨٦﴾

**87.**И веќе на Муса Ние Книга му дадовме и по него низа пејгамбери испративме... И на Иса, синот на Мерјем, јаснотии му дадовме и со Духот свет го поддржавме. И секогаш кога пејгамбер ви доаѓаше со она што не ви се допаѓаше - се надувавте. Некои пејгамбери, тогаш, за лажни ги сметавте а некои, пак, ги убивавте.

وَلَقَدْ ءَاتَيْنَا مُوسَى ٱلْكِتَٰبَ وَقَفَّيْنَا مِنۢ بَعْدِهِۦ بِٱلرُّسُلِ ۖ وَءَاتَيْنَا عِيسَى ٱبْنَ مَرْيَمَ ٱلْبَيِّنَٰتِ وَأَيَّدْنَٰهُ بِرُوحِ ٱلْقُدُسِ ۗ أَفَكُلَّمَا جَآءَكُمْ رَسُولٌۢ بِمَا لَا تَهْوَىٰٓ أَنفُسُكُمُ ٱسْتَكْبَرْتُمْ فَفَرِيقًا كَذَّبْتُمْ وَفَرِيقًا تَقْتُلُونَ ﴿٨٧﴾

**88.**Тие зборуваат: “Срцата наши се закоравени.” Но, не! Заради неверувањето нивно, Аллах ги проколни. Оние кои веруваат - малкумина се!

وَقَالُوا۟ قُلُوبُنَا غُلْفٌۢ ۚ بَل لَّعَنَهُمُ ٱللَّهُ بِكُفْرِهِمْ فَقَلِيلًا مَّا يُؤْمِنُونَ ﴿٨٨﴾

**89.**И бидејќи им дојде Книга од Аллах, Потврда за веќе таа која им беше дошла, и од порано бараа победа против оние што не веруваа, и бидејќи им доаѓаше она што веќе го узнаа, во тоа не веруваа. Па, проклетството Аллахово нека е над неверниците!

وَلَمَّا جَآءَهُمْ كِتَٰبٌ مِّنْ عِندِ ٱللَّهِ مُصَدِّقٌ لِّمَا مَعَهُمْ وَكَانُوا۟ مِن قَبْلُ يَسْتَفْتِحُونَ عَلَى ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ فَلَمَّا جَآءَهُم مَّا عَرَفُوا۟ كَفَرُوا۟ بِهِۦ ۚ فَلَعْنَةُ ٱللَّهِ عَلَى ٱلْكَٰفِرِينَ ﴿٨٩﴾

**90.**Е, само колку лошо е тоа за што ги продадоа душите свои! Да не веруваат во она што е објавено од Аллах, вознемирени затоа што Он, заради добрината Своја, објава спушта кому Он сака од робовите Свои. Еденподруг гнев си предизвикаа. А за неверниците срамна казна има!

بِئْسَمَا ٱشْتَرَوْا۟ بِهِۦٓ أَنفُسَهُمْ أَن يَكْفُرُوا۟ بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ بَغْيًا أَن يُنَزِّلَ ٱللَّهُ مِن فَضْلِهِۦ عَلَىٰ مَن يَشَآءُ مِنْ عِبَادِهِۦ ۖ فَبَآءُو بِغَضَبٍ عَلَىٰ غَضَبٍ ۚ وَلِلْكَٰفِرِينَ عَذَابٌ مُّهِينٌ ﴿٩٠﴾

**91.** И кога ќе им се рече: “Верувајте во она што го објави Аллах!”Зборуваат:“Веруваме во она што е објавено до нас” - а не веруваат во она што е зад него, а тоа е Вистината, Потврда за она што е веќе при нив дојдено. Кажи: “Тогаш, ако сте верници, зошто ги убивате пејгамберите Аллахови од порано?”

وَإِذَا قِيلَ لَهُمْ ءَامِنُوا۟ بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ قَالُوا۟
نُؤْمِنُ بِمَآ أُنزِلَ عَلَيْنَا وَيَكْفُرُونَ بِمَا
وَرَآءَهُۥ وَهُوَ ٱلْحَقُّ مُصَدِّقًا لِّمَا مَعَهُمْ ۗ قُلْ فَلِمَ
تَقْتُلُونَ أَنۢبِيَآءَ ٱللَّهِ مِن قَبْلُ إِن كُنتُم
مُّؤْمِنِينَ ﴿٩١﴾

**92.**И Муса со јаснотии ви дојде. По него, обожавајќи го телето, станавте неверници!

۞ وَلَقَدْ جَآءَكُم مُّوسَىٰ بِٱلْبَيِّنَٰتِ
ثُمَّ ٱتَّخَذْتُمُ ٱلْعِجْلَ مِنۢ بَعْدِهِۦ
وَأَنتُمْ ظَٰلِمُونَ ﴿٩٢﴾

**93.**И кога Ние Договорот од вас го прифативме и над вас рид пọдигнавме - тогаш прифатете го слободно она што ви го дадовме, и чујте! Рекоа: “Слушаме ама нема послушни да бидеме.” Срцата нивни, заради неверието свое, со телето беа напоени. Кажи:“Е, само колку е лошо она кон што неверувањето ваше ве наведува, ако сте верници!”

وَإِذْ أَخَذْنَا مِيثَٰقَكُمْ وَرَفَعْنَا فَوْقَكُمُ
ٱلطُّورَ خُذُوا۟ مَآ ءَاتَيْنَٰكُم بِقُوَّةٍ
وَٱسْمَعُوا۟ ۖ قَالُوا۟ سَمِعْنَا وَعَصَيْنَا وَأُشْرِبُوا۟
فِى قُلُوبِهِمُ ٱلْعِجْلَ بِكُفْرِهِمْ ۚ
قُلْ بِئْسَمَا يَأْمُرُكُم بِهِۦٓ
إِيمَٰنُكُمْ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿٩٣﴾

**94.**Кажи:“Ако Куќата ахиретска е само за вас наменета, а не и за другите луѓе, тогаш, ако сте искрени, посакајте да умрете,”

قُلْ إِن كَانَتْ لَكُمُ ٱلدَّارُ ٱلْءَاخِرَةُ عِندَ ٱللَّهِ
خَالِصَةً مِّن دُونِ ٱلنَّاسِ فَتَمَنَّوُا۟ ٱلْمَوْتَ
إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ﴿٩٤﴾

**95.**а нема да посакаат никогаш заради она што го направија рацете нивни. А Аллах ги знае зулумќарите!

وَلَن يَتَمَنَّوْهُ أَبَدًۢا بِمَا قَدَّمَتْ أَيْدِيهِمْ ۗ
وَٱللَّهُ عَلِيمٌۢ بِٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٩٥﴾

**96.**Да, ќе ги најдеш како тежнеат, повеќе од сите луѓе, кон животот, дури повеќе и од многубошците. Секој од нив би посакал да поживее илјада години; и толку да поживее, казната, сепак, не може да ја избегне. Аллах го гледа она што го работат!

وَلَتَجِدَنَّهُمْ أَحْرَصَ النَّاسِ عَلَىٰ حَيَوٰةٍ وَمِنَ
الَّذِينَ أَشْرَكُوا يَوَدُّ أَحَدُهُمْ لَوْ يُعَمَّرُ أَلْفَ
سَنَةٍ وَمَا هُوَ بِمُزَحْزِحِهِۦ مِنَ الْعَذَابِ أَن يُعَمَّرَ
وَاللَّهُ بَصِيرٌ بِمَا يَعْمَلُونَ ٩٦

**97.**Кажи:“И кој ќе биде непријател на Џебраил?” Па, тој со одобрението Аллахово ти објави во срцето Потврда за она што се објавуваше, и Патоказ и Радосница за верниците.”

قُلْ مَن كَانَ عَدُوًّا لِّجِبْرِيلَ فَإِنَّهُۥ نَزَّلَهُۥ
عَلَىٰ قَلْبِكَ بِإِذْنِ اللَّهِ مُصَدِّقًا لِّمَا بَيْنَ
يَدَيْهِ وَهُدًى وَبُشْرَىٰ لِلْمُؤْمِنِينَ ٩٧

**98.**Непријателите на Аллах, и непријателите на мелеките Негови, и на пејгамберите, и на Џебраил, и на Микаил... па, Аллаха го имаат за свој непријател, навистина!

مَن كَانَ عَدُوًّا لِّلَّهِ وَمَلَٰٓئِكَتِهِۦ
وَرُسُلِهِۦ وَجِبْرِيلَ وَمِيكَىٰلَ
فَإِنَّ اللَّهَ عَدُوٌّ لِّلْكَٰفِرِينَ ٩٨

**99.**И Ние веќе јасни ајети ти објавивме во кои не веруваат само расипаните!

وَلَقَدْ أَنزَلْنَآ إِلَيْكَ ءَايَٰتٍۭ بَيِّنَٰتٍ
وَمَا يَكْفُرُ بِهَآ إِلَّا الْفَٰسِقُونَ ٩٩

**100.** И секогаш кога некое ветување на себе ќе преземат една дружина од нив ќе го отфрли; но мнозинството меѓу нив не веруваат!

أَوَكُلَّمَا عَٰهَدُوا عَهْدًا نَّبَذَهُۥ فَرِيقٌ مِّنْهُم
بَلْ أَكْثَرُهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ١٠٠

**101.** И бидејќи им дојде пејгамбер од Аллах, Потврда за она што го имаат при себе за вистинско, една дружина од нив до која дојде Книгата го отфрли тоа; и зад себе ја оставија Книгата како да не знаат,

وَلَمَّا جَآءَهُمْ رَسُولٌ مِّنْ عِندِ اللَّهِ
مُصَدِّقٌ لِّمَا مَعَهُمْ نَبَذَ فَرِيقٌ مِّنَ الَّذِينَ
أُوتُوا الْكِتَٰبَ كِتَٰبَ اللَّهِ وَرَآءَ
ظُهُورِهِمْ كَأَنَّهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ١٠١

**102.** и го следеа она што го кажуваа шејтаните во време на владеењето на Сулејман, а Сулејман, пак, не беше неверник, туку шејтаните не веруваа, поучувајќи ги луѓето со волшебништво и со тоа што им беше објавено во Вавилон на двата мелека, Харун и Марут, кои никого не поучуваа сè додека не речеа: “Да, ние само безредие сееме! Па, немој да не веруваш!” Луѓето од нив учеа како да ги разделат мажот и жената и тие никому, освен со одобрението Аллахово, не можеа штета да му нанесат. И поучуваа со она што штета им донесува а корист не им донесува. Она што тие го знаеја, секако, е тоа дека оној што се занимава со такво нешто нема да има никаква награда. Навистина е грдо тоа, - е, само кога би знаеле - за што самите се продадоа!

وَٱتَّبَعُوا۟ مَا تَتْلُوا۟ ٱلشَّيَٰطِينُ عَلَىٰ مُلْكِ سُلَيْمَٰنَ
وَمَا كَفَرَ سُلَيْمَٰنُ وَلَٰكِنَّ ٱلشَّيَٰطِينَ
كَفَرُوا۟ يُعَلِّمُونَ ٱلنَّاسَ ٱلسِّحْرَ وَمَآ أُنزِلَ
عَلَى ٱلْمَلَكَيْنِ بِبَابِلَ هَٰرُوتَ وَمَٰرُوتَ ۚ
وَمَا يُعَلِّمَانِ مِنْ أَحَدٍ حَتَّىٰ يَقُولَآ إِنَّمَا نَحْنُ
فِتْنَةٌ فَلَا تَكْفُرْ ۖ فَيَتَعَلَّمُونَ مِنْهُمَا
مَا يُفَرِّقُونَ بِهِۦ بَيْنَ ٱلْمَرْءِ وَزَوْجِهِۦ ۚ وَمَا هُم
بِضَآرِّينَ بِهِۦ مِنْ أَحَدٍ إِلَّا بِإِذْنِ ٱللَّهِ ۚ
وَيَتَعَلَّمُونَ مَا يَضُرُّهُمْ وَلَا يَنفَعُهُمْ ۚ
وَلَقَدْ عَلِمُوا۟ لَمَنِ ٱشْتَرَىٰهُ مَا لَهُۥ فِى ٱلْءَاخِرَةِ
مِنْ خَلَٰقٍ ۚ وَلَبِئْسَ مَا شَرَوْا۟ بِهِۦٓ
أَنفُسَهُمْ ۚ لَوْ كَانُوا۟ يَعْلَمُونَ ﴿١٠٢﴾

**103.** А кога би верувале и би се плашеле, наградата Аллахова многу подобра ќе им беше, навистина! Е, само кога би го знаеле тоа!

وَلَوْ أَنَّهُمْ ءَامَنُوا۟ وَٱتَّقَوْا۟ لَمَثُوبَةٌ مِّنْ
عِندِ ٱللَّهِ خَيْرٌ ۖ لَّوْ كَانُوا۟ يَعْلَمُونَ ﴿١٠٣﴾

**104.**О верници, не велете “Дај ни предност”; туку велете: “Чуј нè!” За неверниците има казна болна.

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَقُولُوا۟ رَٰعِنَا
وَقُولُوا۟ ٱنظُرْنَا وَٱسْمَعُوا۟ ۗ وَلِلْكَٰفِرِينَ
عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿١٠٤﴾

**105.** Оние кои не веруваат меѓу Следбениците на Книгата, ни многубошците, не сакаат да ви се објави од Господарот ваш добро некакво. А Аллах милоста Своја ќе ја посвети кому сака. А Аллах поседува добротија голема!

مَا يَوَدُّ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ مِنْ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ
وَلَا ٱلْمُشْرِكِينَ أَن يُنَزَّلَ عَلَيْكُم مِّنْ خَيْرٍ
مِّن رَّبِّكُمْ ۗ وَٱللَّهُ يَخْتَصُّ بِرَحْمَتِهِۦ
مَن يَشَآءُ ۚ وَٱللَّهُ ذُو ٱلْفَضْلِ ٱلْعَظِيمِ ﴿١٠٥﴾

**106.** Ниеден ајет Ние не го поништуваме а ниту, пак, заборавме а подобар или сличен на него да не донесеме. Не знаеш ли дека Аллах, навистина, е Кадар за сè?

۞ مَا نَنسَخْ مِنْ ءَايَةٍ أَوْ نُنسِهَا نَأْتِ بِخَيْرٍ
مِّنْهَآ أَوْ مِثْلِهَآ ۗ أَلَمْ تَعْلَمْ أَنَّ ٱللَّهَ
عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿١٠٦﴾

**107.** Не знаеш ли дека власта и на Земјата и на небесата е – Аллахова, и дека вие, освен Аллах, немате ни пријател ни поддржник,

أَلَمْ تَعْلَمْ أَنَّ ٱللَّهَ لَهُۥ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۗ
وَمَا لَكُم مِّن دُونِ ٱللَّهِ مِن وَلِىٍّ
وَلَا نَصِيرٍ ﴿١٠٧﴾

**108.** или посакувате да го барате од пејгамберот ваш она што се бараше од Муса порано? А кој ќе го замени верувањето со неверување тој веќе скршнал во заблуда, по патот лош!

أَمْ تُرِيدُونَ أَن تَسْـَٔلُواْ رَسُولَكُمْ كَمَا سُئِلَ
مُوسَىٰ مِن قَبْلُ ۗ وَمَن يَتَبَدَّلِ ٱلْكُفْرَ بِٱلْإِيمَٰنِ
فَقَدْ ضَلَّ سَوَآءَ ٱلسَّبِيلِ ﴿١٠٨﴾

**109.**Многумина од Следбениците на Книгата би посакале, по вашиот иман, да ве вратат во неверување, заради завидноста нивна, иако вистината им беше објаснета. Па, послужете се со прошка и занемарете го тоа додека не стигне наредбата Аллахова. А Аллах е Кадар за сè!

وَدَّ كَثِيرٌ مِّنْ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ
لَوْ يَرُدُّونَكُم مِّنۢ بَعْدِ إِيمَٰنِكُمْ كُفَّارًا حَسَدًا
مِّنْ عِندِ أَنفُسِهِم مِّنۢ بَعْدِ مَا تَبَيَّنَ لَهُمُ
ٱلْحَقُّ ۖ فَٱعْفُواْ وَٱصْفَحُواْ حَتَّىٰ يَأْتِىَ ٱللَّهُ بِأَمْرِهِۦٓ ۗ
إِنَّ ٱللَّهَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿١٠٩﴾

**110.** И намаз извршувајте и зекат давајте, а за доброто што ќе го спечалите за себеси - награда кај Аллах ќе најдете. Аллах, навистина, го гледа она што го работите!

وَأَقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتُوا۟ ٱلزَّكَوٰةَ ۚ
وَمَا تُقَدِّمُوا۟ لِأَنفُسِكُم مِّنْ خَيْرٍ تَجِدُوهُ عِندَ ٱللَّهِ ۗ
إِنَّ ٱللَّهَ بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ﴿١١٠﴾

**111.** Оние зборуваа: “Оние што не се ни Евреи ни христијани нема да влезат во Џеннетот; ете, тоа се празни желби нивни. Кажи: “Донесете ваш доказ ако сте искрени!”

وَقَالُوا۟ لَن يَدْخُلَ ٱلْجَنَّةَ إِلَّا مَن كَانَ هُودًا
أَوْ نَصَـٰرَىٰ ۗ تِلْكَ أَمَانِيُّهُمْ ۗ قُلْ هَاتُوا۟
بُرْهَـٰنَكُمْ إِن كُنتُمْ صَـٰدِقِينَ ﴿١١١﴾

**112.** Но,не! Оној што ќе го предаде лицето свое на Аллах, кој е Доброчинител, има награда кај Господарот свој. Тие не ќе стравуваат и не ќе тагуваат!

بَلَىٰ مَنْ أَسْلَمَ وَجْهَهُۥ لِلَّهِ وَهُوَ مُحْسِنٌ فَلَهُۥٓ
أَجْرُهُۥ عِندَ رَبِّهِۦ وَلَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ
وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ﴿١١٢﴾

**113.** Евреите зборуваат: “Христијаните не се по патот вистински”, а христијаните зборуваат: “Евреите не се по патот вистински.” А и едните и другите Книгата ја кажуваат. Оние кои не знаат, ете, истите зборови ги кажуваат. Па, Аллах на Денот суден ќе им пресуди за она за што, токму, станаа деленици!

وَقَالَتِ ٱلْيَهُودُ لَيْسَتِ ٱلنَّصَـٰرَىٰ عَلَىٰ شَىْءٍ
وَقَالَتِ ٱلنَّصَـٰرَىٰ لَيْسَتِ ٱلْيَهُودُ عَلَىٰ شَىْءٍ وَهُمْ
يَتْلُونَ ٱلْكِتَـٰبَ ۗ كَذَٰلِكَ قَالَ ٱلَّذِينَ لَا يَعْلَمُونَ
مِثْلَ قَوْلِهِمْ ۚ فَٱللَّهُ يَحْكُمُ بَيْنَهُمْ يَوْمَ ٱلْقِيَـٰمَةِ
فِيمَا كَانُوا۟ فِيهِ يَخْتَلِفُونَ ﴿١١٣﴾

**114.** И кој е поголем зулумќар од оној кој забранува да се споменува во храмовите на Аллах името Негово и кој се труди нив да ги руши? Само со страхопочит таквите во нив треба да влегуваат. На овој свет за нив има осрамотување, а на Ахирет казна голема.

وَمَنْ أَظْلَمُ مِمَّن مَّنَعَ مَسَـٰجِدَ ٱللَّهِ أَن يُذْكَرَ فِيهَا
ٱسْمُهُۥ وَسَعَىٰ فِى خَرَابِهَآ ۚ أُو۟لَـٰٓئِكَ مَا كَانَ لَهُمْ
أَن يَدْخُلُوهَآ إِلَّا خَآئِفِينَ ۚ لَهُمْ فِى ٱلدُّنْيَا
خِزْىٌ وَلَهُمْ فِى ٱلْـَٔاخِرَةِ عَذَابٌ عَظِيمٌ ﴿١١٤﴾

**115.** И Исток и Запад се - Аллахови! Па, каде било да се управиш - таму е лицето Аллахово. Аллах, навистина, е Неизмерен и Зналец!

وَلِلَّهِ ٱلۡمَشۡرِقُ وَٱلۡمَغۡرِبُۚ فَأَيۡنَمَا تُوَلُّواْ فَثَمَّ وَجۡهُ ٱللَّهِۚ
إِنَّ ٱللَّهَ وَٰسِعٌ عَلِيمٞ ١١٥

**116.** И рекоа: “Аллах си присвои дете.” Славен нека биде Он! Но, не! Сè што е на небесата и на Земјата е - Негово! И на Аллах сè се потчинува!

وَقَالُواْ ٱتَّخَذَ ٱللَّهُ وَلَدٗاۗ سُبۡحَٰنَهُۥۖ بَل لَّهُۥ
مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِۖ كُلّٞ لَّهُۥ قَٰنِتُونَ ١١٦

**117.** Аллах е Создател на небесата и на Земјата, и кога ќе реши за нешто, ќе рече: “Биди!” - и тоа, токму, ќе биде.

بَدِيعُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِۖ
وَإِذَا قَضَىٰٓ أَمۡرٗا فَإِنَّمَا يَقُولُ لَهُۥ كُن فَيَكُونُ ١١٧

**118.** А оние кои не знаат зборуваат: “Како?” Нема ли Аллах со нас да зборува или нема ли да донесе знамение некакво?” И оние кои беа пред вас истите зборови ги кажуваа; и срцата нивни се слични. И на потчинетиот народ, секако, Ние ајетите му ги објаснуваме!

وَقَالَ ٱلَّذِينَ لَا يَعۡلَمُونَ لَوۡلَا يُكَلِّمُنَا ٱللَّهُ
أَوۡ تَأۡتِينَآ ءَايَةٞۗ كَذَٰلِكَ قَالَ ٱلَّذِينَ
مِن قَبۡلِهِم مِّثۡلَ قَوۡلِهِمۡۘ تَشَٰبَهَتۡ قُلُوبُهُمۡۗ
قَدۡ بَيَّنَّا ٱلۡأٓيَٰتِ لِقَوۡمٖ يُوقِنُونَ ١١٨

**119.** И Ние, навистина, со вистина те испративме како Радосница и Опомена. И ти нема да бидеш прашан за жителите џехеннемски.

إِنَّآ أَرۡسَلۡنَٰكَ بِٱلۡحَقِّ بَشِيرٗا وَنَذِيرٗاۖ
وَلَا تُسۡـَٔلُ عَنۡ أَصۡحَٰبِ ٱلۡجَحِيمِ ١١٩

**120.** И никогаш Евреите и христијаните, додека не ја прифатиш верата нивна, нема да бидат задоволни со тебе. Кажи: “Да, Патоказот на Аллах е - Патоказот вистински!” И кога би цапал по желбите нивни, по, до тебе дојдената Книга, никого освен Аллах не би имал ни заштитник ни поддржник!

وَلَن تَرۡضَىٰ عَنكَ ٱلۡيَهُودُ وَلَا ٱلنَّصَٰرَىٰ حَتَّىٰ تَتَّبِعَ
مِلَّتَهُمۡۗ قُلۡ إِنَّ هُدَى ٱللَّهِ هُوَ ٱلۡهُدَىٰۗ وَلَئِنِ
ٱتَّبَعۡتَ أَهۡوَآءَهُم بَعۡدَ ٱلَّذِي جَآءَكَ مِنَ ٱلۡعِلۡمِ
مَا لَكَ مِنَ ٱللَّهِ مِن وَلِيّٖ وَلَا نَصِيرٍ ١٢٠

**121.** Оние до кои Ние Книга објавивме - исправно ја кажуваат: во неа веруваат, а оние кои во неа не веруваат - па, страдалници се!

ٱلَّذِينَ ءَاتَيْنَٰهُمُ ٱلْكِتَٰبَ يَتْلُونَهُۥ حَقَّ تِلَاوَتِهِۦٓ
أُو۟لَٰٓئِكَ يُؤْمِنُونَ بِهِۦ ۗ وَمَن يَكْفُرْ بِهِۦ فَأُو۟لَٰٓئِكَ
هُمُ ٱلْخَٰسِرُونَ ١٢١

**122.** О синови Израилови, сетете се на благодатот со кој ве благословив, и со што ве одликував над другите светови!

يَٰبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٱذْكُرُوا۟ نِعْمَتِىَ ٱلَّتِىٓ أَنْعَمْتُ عَلَيْكُمْ
وَأَنِّى فَضَّلْتُكُمْ عَلَى ٱلْعَٰلَمِينَ ١٢٢

**123.** И плашете се од Денот во кој никому нема да му се помогне, кога надополнување нема да им се прима и кога посредување нема да им користи, а ниту, пак, ќе им се помогне!

وَٱتَّقُوا۟ يَوْمًا لَّا تَجْزِى نَفْسٌ عَن نَّفْسٍ شَيْـًٔا وَلَا
يُقْبَلُ مِنْهَا عَدْلٌ وَلَا تَنفَعُهَا شَفَٰعَةٌ وَلَا هُمْ
يُنصَرُونَ ١٢٣

**124.** И кога Господарот негов го искуша Ибрахима со неколку зборови, Ибрахим, тогаш, ги спроведе сигурно! Аллах рече: “Јас, навистина, ќе одредам на луѓето имам да им бидеш!” Ибрахим рече:“И од потомството мое?” Аллах рече: “Ветувањето мое нема да ги опфати зулумќарите.”

۞ وَإِذِ ٱبْتَلَىٰٓ إِبْرَٰهِۦمَ رَبُّهُۥ بِكَلِمَٰتٍ فَأَتَمَّهُنَّ ۖ قَالَ إِنِّى
جَاعِلُكَ لِلنَّاسِ إِمَامًا ۖ قَالَ وَمِن ذُرِّيَّتِى ۖ قَالَ لَا
يَنَالُ عَهْدِى ٱلظَّٰلِمِينَ ١٢٤

**125.** И кога Ние Куќата ја одредивме да биде засолниште и сигурно место за луѓето... а местото Ибрахимово - одредиште за клањање, земете го! И на Ибрахим и на Исмаил Ние им заповедавме: “Очистете ја Куќата моја за оние кои ќе кружат околу неа, и кои тука ќе останат и кои на сеџде ќе паѓаат.”

وَإِذْ جَعَلْنَا ٱلْبَيْتَ مَثَابَةً لِّلنَّاسِ وَأَمْنًا وَٱتَّخِذُوا۟
مِن مَّقَامِ إِبْرَٰهِۦمَ مُصَلًّى ۖ وَعَهِدْنَآ إِلَىٰٓ إِبْرَٰهِۦمَ
وَإِسْمَٰعِيلَ أَن طَهِّرَا بَيْتِىَ لِلطَّآئِفِينَ
وَٱلْعَٰكِفِينَ وَٱلرُّكَّعِ ٱلسُّجُودِ ١٢٥

**126.** И кога Ибрахим беше рекол: “Господаре мој, определи овој да биде град сигурен и снабди ги жителите негови со плодови: оние кои веруваат и во Аллах и во Денот ахиретски. Аллах рече:“На оној кој не верува ќе му дадам кратко уживање а потоа ќе го нурнам во казната огнена.” Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

وَإِذۡ قَالَ إِبۡرَٰهِـۧمُ رَبِّ ٱجۡعَلۡ هَٰذَا بَلَدًا ءَامِنٗا وَٱرۡزُقۡ
أَهۡلَهُۥ مِنَ ٱلثَّمَرَٰتِ مَنۡ ءَامَنَ مِنۡهُم بِٱللَّهِ وَٱلۡيَوۡمِ ٱلۡأٓخِرِۚ
قَالَ وَمَن كَفَرَ فَأُمَتِّعُهُۥ قَلِيلٗا ثُمَّ أَضۡطَرُّهُۥٓ
إِلَىٰ عَذَابِ ٱلنَّارِۖ وَبِئۡسَ ٱلۡمَصِيرُ ١٢٦

**127.** И кога Ибрахим и Исмаил темелите на Каба ги поставаа, се молеа: “Господаре наш, прими го ова од нас. Ти си, навистина, Слушач и Зналец!

وَإِذۡ يَرۡفَعُ إِبۡرَٰهِـۧمُ ٱلۡقَوَاعِدَ مِنَ ٱلۡبَيۡتِ
وَإِسۡمَٰعِيلُ رَبَّنَا تَقَبَّلۡ
مِنَّآۖ إِنَّكَ أَنتَ ٱلسَّمِيعُ ٱلۡعَلِيمُ ١٢٧

**128.** Господаре наш, определи нѐ Твои Потчинители да бидеме. И породот наш, исто така, нека Потчинет народ Ти биде. И покажи ни ги обредите; прости ни. Ти си, навистина, Простувач и Сомилосен!”

رَبَّنَا وَٱجۡعَلۡنَا مُسۡلِمَيۡنِ لَكَ وَمِن ذُرِّيَّتِنَآ أُمَّةٗ
مُّسۡلِمَةٗ لَّكَ وَأَرِنَا مَنَاسِكَنَا وَتُبۡ عَلَيۡنَآۖ
إِنَّكَ أَنتَ ٱلتَّوَّابُ ٱلرَّحِيمُ ١٢٨

**129.** Господаре наш, испрати пејгамбер меѓу нив кој ќе ги кажува ајетите Твои и кој ќе ги поучува во Книгата, и во Мудроста... и кој ќе ги очисти. Ти си, навистина, Силен и Мудар!

رَبَّنَا وَٱبۡعَثۡ فِيهِمۡ رَسُولٗا مِّنۡهُمۡ يَتۡلُواْ عَلَيۡهِمۡ
ءَايَٰتِكَ وَيُعَلِّمُهُمُ ٱلۡكِتَٰبَ وَٱلۡحِكۡمَةَ
وَيُزَكِّيهِمۡۖ إِنَّكَ أَنتَ ٱلۡعَزِيزُ ٱلۡحَكِيمُ ١٢٩

**130.** Верата Ибрахимова ја избегнува оној што се срами од себеси. А на Ибрахим Ние на овој свет го одбравме, а и на Ахирет ќе биде меѓу доброчинителите, навистина!

وَمَن يَرۡغَبُ عَن مِّلَّةِ إِبۡرَٰهِـۧمَ إِلَّا مَن سَفِهَ
نَفۡسَهُۥۚ وَلَقَدِ ٱصۡطَفَيۡنَٰهُ فِي ٱلدُّنۡيَاۖ
وَإِنَّهُۥ فِي ٱلۡأٓخِرَةِ لَمِنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ١٣٠

**131.** Кога Господарот негов му рече: “Биди потчинет!” Ибрахим рече:“Потчинет сум на Господарот на световите!”

إِذۡ قَالَ لَهُۥ رَبُّهُۥٓ أَسۡلِمۡۖ
قَالَ أَسۡلَمۡتُ لِرَبِّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ١٣١

**132.** И Ибрахим тоа во аманет го остави на синовите свои, а и на Јакуб:“Синови мои, Аллах, навистина, ве одликува со вера, и немојте смртта непослушни да ја дочекате; непослушни да бидете;

وَوَصَّىٰ بِهَآ إِبۡرَٰهِـۧمُ بَنِيهِ وَيَعۡقُوبُ يَٰبَنِيَّ إِنَّ ٱللَّهَ
ٱصۡطَفَىٰ لَكُمُ ٱلدِّينَ فَلَا تَمُوتُنَّ إِلَّا
وَأَنتُم مُّسۡلِمُونَ ١٣٢

**133.** или, пак, сведоци бевте кога на Јакуб му се приближи смртниот час и кога на синовите свои им рече: “Што ќе обожавате по мене?” Рекоа: “Аллаха, Кој е Еден, Аллах на предците твои, Ибрахим, Исмаил и Исхак, ние ќе обожаваме; и само Нему сме Послушни!”

أَمۡ كُنتُمۡ شُهَدَآءَ إِذۡ حَضَرَ يَعۡقُوبَ ٱلۡمَوۡتُ إِذۡ
قَالَ لِبَنِيهِ مَا تَعۡبُدُونَ مِنۢ بَعۡدِيۖ قَالُواْ نَعۡبُدُ
إِلَٰهَكَ وَإِلَٰهَ ءَابَآئِكَ إِبۡرَٰهِـۧمَ وَإِسۡمَٰعِيلَ
وَإِسۡحَٰقَ إِلَٰهٗا وَٰحِدٗا وَنَحۡنُ لَهُۥ مُسۡلِمُونَ ١٣٣

**134.** Тој народ веќе исчезна: нему му припаѓа она што си го спечали, а и вам ви припаѓа она што си го спечаливте, а нема да бидете прашани за она што го работеа.

تِلۡكَ أُمَّةٞ قَدۡ خَلَتۡۖ لَهَا مَا كَسَبَتۡ وَلَكُم
مَّا كَسَبۡتُمۡۖ وَلَا تُسۡـَٔلُونَ عَمَّا كَانُواْ يَعۡمَلُونَ ١٣٤

**135.** Оние зборуваа: “Бидете Евреи и христијани - ќе бидете упатени!”Кажи:“Не, ние ја следиме верата Ибрахимова – вистинската вера, а тој не беше меѓу многубошците!”

وَقَالُواْ كُونُواْ هُودًا أَوۡ نَصَٰرَىٰ تَهۡتَدُواْۗ
قُلۡ بَلۡ مِلَّةَ إِبۡرَٰهِـۧمَ حَنِيفٗاۖ
وَمَا كَانَ مِنَ ٱلۡمُشۡرِكِينَ ١٣٥

**136.** Кажете: “Ние веруваме во Аллах, и во она што ни е објавено, и во она што му беше објавено на Ибрахим, и на Исмаил, и на Исхак, и на Јакуб, и на внуците; и во она што му е дадено од Господарот нивни на Муса, и на Иса, и на пејгамберите пред нив. Меѓу нив ние не правиме никаква разлика. И на Аллах сме Послушни!

قُولُوٓا۟ ءَامَنَّا بِٱللَّهِ وَمَآ أُنزِلَ إِلَيْنَا وَمَآ أُنزِلَ إِلَىٰٓ
إِبْرَٰهِـۧمَ وَإِسْمَـٰعِيلَ وَإِسْحَـٰقَ وَيَعْقُوبَ
وَٱلْأَسْبَاطِ وَمَآ أُوتِىَ مُوسَىٰ وَعِيسَىٰ وَمَآ
أُوتِىَ ٱلنَّبِيُّونَ مِن رَّبِّهِمْ لَا نُفَرِّقُ بَيْنَ أَحَدٍ
مِّنْهُمْ وَنَحْنُ لَهُۥ مُسْلِمُونَ ١٣٦

**137.** Па, ако веруваат во Него, како што вие верувате, ќе бидат упатени, секако! А ако, пак, ги свртат плеќите... та, ќе се најдат далеку од патот вистински! Аллах од нив ќе ве сочува. А Он е Слушач и Зналец!

فَإِنْ ءَامَنُوا۟ بِمِثْلِ مَآ ءَامَنتُم بِهِۦ فَقَدِ ٱهْتَدَوا۟ ۖ
وَّإِن تَوَلَّوْا۟ فَإِنَّمَا هُمْ فِى شِقَاقٍ ۖ فَسَيَكْفِيكَهُمُ
ٱللَّهُ ۚ وَهُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْعَلِيمُ ١٣٧

**138.** Кон Аллаховата насока! А кој има подобра насока од Аллаховата? Ние само Него го обожаваме!

صِبْغَةَ ٱللَّهِ ۖ وَمَنْ أَحْسَنُ مِنَ ٱللَّهِ صِبْغَةً ۖ
وَنَحْنُ لَهُۥ عَـٰبِدُونَ ١٣٨

**139.** Кажи:“Со нас ли ќе расправате за Аллах, а Он е и наш и ваш Господар. Нам ни̂ припаѓаат нашите дела, а вам ви припаѓаат вашите дела. И само Нему сме искрено оддадени!”

قُلْ أَتُحَآجُّونَنَا فِى ٱللَّهِ وَهُوَ رَبُّنَا وَرَبُّكُمْ وَلَنَآ
أَعْمَـٰلُنَا وَلَكُمْ أَعْمَـٰلُكُمْ وَنَحْنُ لَهُۥ مُخْلِصُونَ ١٣٩

**140.** Или зборувате: “Ибрахим, и Исмаил, и Исхак, и Јакуб, и внуците беа Евреи или христијани.”Кажи: “Вие знаете повеќе или Аллах?” Има ли некој полош од оној кој го крие изразувањето на верата која доаѓа од Аллах? А Аллах не е невнимателен кон она што го работите!

أَمْ تَقُولُونَ إِنَّ إِبْرَٰهِـۧمَ وَإِسْمَـٰعِيلَ وَإِسْحَـٰقَ
وَيَعْقُوبَ وَٱلْأَسْبَاطَ كَانُوا۟ هُودًا أَوْ نَصَـٰرَىٰ ۗ
قُلْ ءَأَنتُمْ أَعْلَمُ أَمِ ٱللَّهُ ۗ وَمَنْ أَظْلَمُ مِمَّن كَتَمَ
شَهَـٰدَةً عِندَهُۥ مِنَ ٱللَّهِ ۗ وَمَا ٱللَّهُ
بِغَـٰفِلٍ عَمَّا تَعْمَلُونَ ١٤٠

**141.** Ете, тој народ исчезна. Нему му припаѓа тоа што си го спечали, а и вам ви припаѓа тоа што си го спечаливте, и нема да бидете прашани за она што го работеа.

تِلْكَ أُمَّةٌ قَدْ خَلَتْ لَهَا مَا كَسَبَتْ وَلَكُم
مَّا كَسَبْتُمْ وَلَا تُسْـَٔلُونَ عَمَّا كَانُوا۟
يَعْمَلُونَ ﴿١٤١﴾

**142.** Некои од безумните ќе речат: "Заради што ги свртеа плеќите од Киблата своја кон која тие се управуваа?" Кажи: " И Исток и Запад се - Аллахови, и Он упатува кого сака по патот вистински."

۞ سَيَقُولُ ٱلسُّفَهَآءُ مِنَ ٱلنَّاسِ مَا وَلَّىٰهُمْ عَن
قِبْلَتِهِمُ ٱلَّتِى كَانُوا۟ عَلَيْهَا ۚ قُل لِّلَّهِ ٱلْمَشْرِقُ وَٱلْمَغْرِبُ ۚ
يَهْدِى مَن يَشَآءُ إِلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ﴿١٤٢﴾

**143.** И ете, така, Ние ве направивме средишен народ за да бидете сведоци против луѓето, а и пејгамберот да биде сведок против вас. Киблата кон која се управуваше ја променивме само заради тоа да дознаеме кој го следи пејгамберот а кој оди по стапалките поранешни. Тоа им беше, освен на оние кои се упатени од Аллах, многу тешко. Аллах нема да го пренебрегне намазот ваш. Аллах, навистина, кон луѓето е Сочувствителен и Сомилосен!

وَكَذَٰلِكَ جَعَلْنَٰكُمْ أُمَّةً وَسَطًا لِّتَكُونُوا۟
شُهَدَآءَ عَلَى ٱلنَّاسِ وَيَكُونَ ٱلرَّسُولُ عَلَيْكُمْ
شَهِيدًا ۗ وَمَا جَعَلْنَا ٱلْقِبْلَةَ ٱلَّتِى كُنتَ عَلَيْهَآ إِلَّا
لِنَعْلَمَ مَن يَتَّبِعُ ٱلرَّسُولَ مِمَّن يَنقَلِبُ عَلَىٰ عَقِبَيْهِ ۚ
وَإِن كَانَتْ لَكَبِيرَةً إِلَّا عَلَى ٱلَّذِينَ هَدَى ٱللَّهُ ۗ وَمَا
كَانَ ٱللَّهُ لِيُضِيعَ إِيمَٰنَكُمْ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ بِٱلنَّاسِ
لَرَءُوفٌ رَّحِيمٌ ﴿١٤٣﴾

**144.** И Ние, навистина, ќе ти овозможиме да се управиш кон онаа Кибла - а веќе приметивме како лицето свое го управуваш кон небо - со која ќе бидеш задоволен. Па, управи го лицето свое кон Месџидул Харам. И каде било да се најдете, управете ги лицата ваши кон Месџидул Харам. А и оние до кои дојде Книгата добро узнаа дека тоа е вистина од Господарот нивни. И

قَدْ نَرَىٰ تَقَلُّبَ وَجْهِكَ فِى ٱلسَّمَآءِ ۖ فَلَنُوَلِّيَنَّكَ
قِبْلَةً تَرْضَىٰهَا ۚ فَوَلِّ وَجْهَكَ شَطْرَ ٱلْمَسْجِدِ
ٱلْحَرَامِ ۚ وَحَيْثُ مَا كُنتُمْ فَوَلُّوا۟ وُجُوهَكُمْ شَطْرَهُۥ ۗ
وَإِنَّ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ لَيَعْلَمُونَ أَنَّهُ ٱلْحَقُّ
مِن رَّبِّهِمْ ۗ وَمَا ٱللَّهُ بِغَٰفِلٍ عَمَّا يَعْمَلُونَ ﴿١٤٤﴾

Аллах не е невнимателен кон она она што го работат!

**145.** И оние со доставената им Книга - и покрај тоа што ќе им ги доставиш сите знаменија - нема да ја следат Киблата твоја. А и ти нема да ја следиш Киблата нивна. Ниту тие еднизадруги ќе ја следат Киблата нивна. А кога би ги следел страстите нивни, по знаењето кое веќе ти дојде, тогаш, би бил, навистина, меѓу зулумќарите.

وَلَئِنْ أَتَيْتَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ بِكُلِّ ءَايَةٍ مَّا
تَبِعُوا۟ قِبْلَتَكَ ۚ وَمَآ أَنتَ بِتَابِعٍ قِبْلَتَهُمْ ۚ وَمَا
بَعْضُهُم بِتَابِعٍ قِبْلَةَ بَعْضٍ ۚ وَلَئِنِ ٱتَّبَعْتَ
أَهْوَآءَهُم مِّنۢ بَعْدِ مَا جَآءَكَ مِنَ ٱلْعِلْمِ ۙ
إِنَّكَ إِذًا لَّمِنَ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿١٤٥﴾

**146.** Оние на кои Ние им ја дадовме Книгата го познаваат пејгамберот како што ги познаваат синовите свои. А некои од нив знаејќи, секако, ја скриваат вистината.

ٱلَّذِينَ ءَاتَيْنَٰهُمُ ٱلْكِتَٰبَ يَعْرِفُونَهُۥ كَمَا يَعْرِفُونَ
أَبْنَآءَهُمْ ۖ وَإِنَّ فَرِيقًا مِّنْهُمْ لَيَكْتُمُونَ ٱلْحَقَّ وَهُمْ
يَعْلَمُونَ ﴿١٤٦﴾

**147.** Вистината е од Господарот твој, па, немој да бидеш меѓу сомневачите!

ٱلْحَقُّ مِن رَّبِّكَ ۖ فَلَا تَكُونَنَّ مِنَ ٱلْمُمْتَرِينَ ﴿١٤٧﴾

**148.** И секој кон својата страна си се управува, па претходете еднизадруги во добрини. И каде било да се најдете - Аллах ќе ве збере. Аллах, навистина, е Кадар за сѐ!

وَلِكُلٍّ وِجْهَةٌ هُوَ مُوَلِّيهَا ۖ فَٱسْتَبِقُوا۟ ٱلْخَيْرَٰتِ ۚ أَيْنَ
مَا تَكُونُوا۟ يَأْتِ بِكُمُ ٱللَّهُ جَمِيعًا ۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَلَىٰ
كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿١٤٨﴾

**149.** И каде било да осамнеш... па, управи го лицето свое кон Месџидул Харам. Вистината е од Господарот твој. И Аллах не е невнимателен кон она што го работите.

وَمِنْ حَيْثُ خَرَجْتَ فَوَلِّ وَجْهَكَ شَطْرَ
ٱلْمَسْجِدِ ٱلْحَرَامِ ۖ وَإِنَّهُۥ لَلْحَقُّ مِن رَّبِّكَ ۗ وَمَا
ٱللَّهُ بِغَٰفِلٍ عَمَّا تَعْمَلُونَ ﴿١٤٩﴾

**150.** И каде било да осамнеш... па, управи го лицето свое кон Месџидул Харам. И каде било да се најдете, управете ги лицата ваши кон Месџидул Харам за да не донесат луѓето доказ против вас, изземајќи ги од нив зулумќарите од кои не треба да се плашите, туку, за да ви го зголемам благодатот и да ве упатам по патот вистински, од Мене плашете се!

ومن حيث خرجت فول وجهك شطر المسجد
الحرام وحيث ما كنتم فولوا وجوهكم
شطره لئلا يكون للناس عليكم حجة إلا
الذين ظلموا منهم فلا تخشوهم واخشوني
ولأتم نعمتي عليكم ولعلكم تهتدون ﴿١٥٠﴾

**151.** Меѓу вас Ние пејгамбер испративме кој ќе ви ги кажува ајетите Наши, и кој ќе ве очисти и кој ќе ве поучи и во Книгата и во Мудроста и во она што не го знаевте!

كما أرسلنا فيكم رسولا منكم يتلوا
عليكم ءايتنا ويزكيكم ويعلمكم
الكتب والحكمة ويعلمكم ما لم تكونوا
تعلمون ﴿١٥١﴾

**152.** Споменувајте Ме а и Јас ќе ве споменувам; бидете Ми благодарни и немојте да не верувате!

فاذكروني أذكركم واشكروا لي ولا
تكفرون ﴿١٥٢﴾

**153.** О верници, и во трпеливост и во намаз помош барајте. Аллах, навистина е со трпеливите.

يأيها الذين ءامنوا استعينوا بالصبر والصلوة
إن الله مع الصبرين ﴿١٥٣﴾

**154.** А за оние кои ќе загинат на Аллаховиот пат не велете дека се мртви. Но, не! Живи се, но вие тоа не го чувствувате.

ولا تقولوا لمن يقتل في سبيل الله أموت بل
أحياء ولكن لا تشعرون ﴿١٥٤﴾

**155.** Ние ќе ве искушуваме, сигурно, со неколку работи: и со страв, и со глад, и со губење на имотот и животот и летнините... но, зарадувај ги трпеливите!

ولنبلونكم بشيء من الخوف والجوع ونقص
من الأمول والأنفس والثمرت وبشر
الصبرين ﴿١٥٥﴾

**156.** Оние кои ќе ги снајде некаква несреќа, зборуваат: “Ние сме, навистина, Аллахови и Нему ќе му се вратиме!”

ٱلَّذِينَ إِذَآ أَصَٰبَتۡهُم مُّصِيبَةٞ قَالُوٓاْ إِنَّا لِلَّهِ وَإِنَّآ إِلَيۡهِ رَٰجِعُونَ ١٥٦

**157.** Врз нив се спуштаат благослови од Господарот нивни, и Милост, и оние, токму, се упатените.

أُوْلَٰٓئِكَ عَلَيۡهِمۡ صَلَوَٰتٞ مِّن رَّبِّهِمۡ وَرَحۡمَةٞۖ وَأُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلۡمُهۡتَدُونَ ١٥٧

**158.** И Сафа и Мерва, навистина, се знаци Аллахови: кој ќе ја ходочести Куќава или кој ќе изврши умра - нема грев ако направи неколку круга од Сафа до Мерва. А оној кој ќе направи некое добро дело доброволно, па Аллах, навистина, е Благодарен и Зналец!

۞إِنَّ ٱلصَّفَا وَٱلۡمَرۡوَةَ مِن شَعَآئِرِ ٱللَّهِۖ فَمَنۡ حَجَّ ٱلۡبَيۡتَ أَوِ ٱعۡتَمَرَ فَلَا جُنَاحَ عَلَيۡهِ أَن يَطَّوَّفَ بِهِمَاۚ وَمَن تَطَوَّعَ خَيۡرٗا فَإِنَّ ٱللَّهَ شَاكِرٌ عَلِيمٌ ١٥٨

**159.** Оние кои ги кријат и јаснотиите и Патоказот кои ни се објавени по нивното објаснување за луѓето, во Книгата, онаквите и од Аллах и од проколнувачите ќе бидат проколнети,

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَكۡتُمُونَ مَآ أَنزَلۡنَا مِنَ ٱلۡبَيِّنَٰتِ وَٱلۡهُدَىٰ مِنۢ بَعۡدِ مَا بَيَّنَّٰهُ لِلنَّاسِ فِي ٱلۡكِتَٰبِ أُوْلَٰٓئِكَ يَلۡعَنُهُمُ ٱللَّهُ وَيَلۡعَنُهُمُ ٱللَّٰعِنُونَ ١٥٩

**160.** освен оние кои, навистина, ќе се покајат и кои ќе се поправат и тоа очигледно ќе го направат: ним ќе им простам. Јас сум Простувач и Сомилосен!

إِلَّا ٱلَّذِينَ تَابُواْ وَأَصۡلَحُواْ وَبَيَّنُواْ فَأُوْلَٰٓئِكَ أَتُوبُ عَلَيۡهِمۡ وَأَنَا ٱلتَّوَّابُ ٱلرَّحِيمُ ١٦٠

**161.** Оние кои не веруваат и умрат, а неверници се, врз сите нив ќе се разлее проклетството

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ وَمَاتُواْ وَهُمۡ كُفَّارٌ أُوْلَٰٓئِكَ عَلَيۡهِمۡ لَعۡنَةُ ٱللَّهِ وَٱلۡمَلَٰٓئِكَةِ وَٱلنَّاسِ أَجۡمَعِينَ ١٦١

Аллахово, и проклетството од мелеките и од сите луѓе,

**162.** оние во него за навек ќе останат и казната не ќе им стивнува а ниту, пак, ќе им се даде рок.

خَٰلِدِينَ فِيهَا لَا يُخَفَّفُ عَنۡهُمُ ٱلۡعَذَابُ وَلَا هُمۡ
يُنظَرُونَ ١٦٢

**163.** И вашиот Бог е еден Бог. Нема друг Бог освен Него. Он е Милостив и Сомилосен!

وَإِلَٰهُكُمۡ إِلَٰهٞ وَٰحِدٞۖ لَّآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ٱلرَّحۡمَٰنُ
ٱلرَّحِيمُ ١٦٣

**164.** Во создавањето на небесата и на Земјата, во сменувањето на ноќта и денот, во бродот кој плови по море натоварен со она што им користи на луѓето, и во дождот што Аллах го спушта од небо со што ја оживува земјата по мртвилото нејзино и по која расфрла животни секакви, и во промената на ветровите, и во облаците кои се вијат меѓу небото и Земјата... навистина, има знаменија за оние кои сфаќаат!

إِنَّ فِي خَلۡقِ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ وَٱخۡتِلَٰفِ
ٱلَّيۡلِ وَٱلنَّهَارِ وَٱلۡفُلۡكِ ٱلَّتِي تَجۡرِي فِي ٱلۡبَحۡرِ
بِمَا يَنفَعُ ٱلنَّاسَ وَمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مِن مَّآءٖ
فَأَحۡيَا بِهِ ٱلۡأَرۡضَ بَعۡدَ مَوۡتِهَا وَبَثَّ فِيهَا مِن
كُلِّ دَآبَّةٖ وَتَصۡرِيفِ ٱلرِّيَٰحِ وَٱلسَّحَابِ
ٱلۡمُسَخَّرِ بَيۡنَ ٱلسَّمَآءِ وَٱلۡأَرۡضِ لَأٓيَٰتٖ
لِّقَوۡمٖ يَعۡقِلُونَ ١٦٤

**165.** Меѓу луѓето има и такви кои, покрај Аллах, прифатија други здруженици, љубејќи ги како што се љуби Аллах. А оние кои веруваат поцврсто го љубат Аллаха. И кога зулумќарите би виделе, а бидејќи казната ќе ја видат, колкава е само моќта која Нему му припаѓа! А Аллах, навистина, е Силен *К*азнувач,

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يَتَّخِذُ مِن دُونِ ٱللَّهِ أَندَادٗا
يُحِبُّونَهُمۡ كَحُبِّ ٱللَّهِۖ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْ أَشَدُّ حُبّٗا
لِّلَّهِۗ وَلَوۡ يَرَى ٱلَّذِينَ ظَلَمُوٓاْ إِذۡ يَرَوۡنَ ٱلۡعَذَابَ أَنَّ
ٱلۡقُوَّةَ لِلَّهِ جَمِيعٗا وَأَنَّ ٱللَّهَ شَدِيدُ ٱلۡعَذَابِ ١٦٥

**166.** кога ќе се одделат оние кои што се следат и оние што следат, и кога ќе им се прекинат причините за кои се здружуваа...ќе ја здогледаат казната,

إِذْ تَبَرَّأَ الَّذِينَ اتُّبِعُوا مِنَ الَّذِينَ اتَّبَعُوا وَرَأَوُا
الْعَذَابَ وَتَقَطَّعَتْ بِهِمُ الْأَسْبَابُ ﴿١٦٦﴾

**167.** и кога оние што ги следат ќе речат: “Е, кога повторно би оживеале, од нив да се оддалечиме како што тие од нас се оддалечија. И ете, така, Аллах им ги покажува делата нивни за кои ќе претрпат штети, и онаквите не ќе излезат од огнот.

وَقَالَ الَّذِينَ اتَّبَعُوا لَوْ أَنَّ لَنَا كَرَّةً فَنَتَبَرَّأَ مِنْهُمْ
كَمَا تَبَرَّءُوا مِنَّا كَذَٰلِكَ يُرِيهِمُ اللَّهُ أَعْمَالَهُمْ
حَسَرَاتٍ عَلَيْهِمْ وَمَا هُم بِخَارِجِينَ مِنَ النَّارِ ﴿١٦٧﴾

**168.** О луѓе, јадете од она што е на земјата, што е халал и што е пријатно. И не следете ги стапалките шејтанови! Тој ви е очигледен непријател!

يَا أَيُّهَا النَّاسُ كُلُوا مِمَّا فِي الْأَرْضِ حَلَالًا طَيِّبًا
وَلَا تَتَّبِعُوا خُطُوَاتِ الشَّيْطَانِ إِنَّهُ لَكُمْ عَدُوٌّ
مُّبِينٌ ﴿١٦٨﴾

**169.** Тој само зло и срамно дело заповеда и за Аллах да го зборувате она што не го знаете.

إِنَّمَا يَأْمُرُكُم بِالسُّوءِ وَالْفَحْشَاءِ وَأَن تَقُولُوا
عَلَى اللَّهِ مَا لَا تَعْلَمُونَ ﴿١٦٩﴾

**170.** И кога ќе им се рече: “Следете го она што го објави Аллах!” Тие велат: “Но, не! Ние го следиме она што го затекнавме од предците наши!” И тогаш ли кога претците нивни не сфаќаа ни што и не се упатуваа?!

وَإِذَا قِيلَ لَهُمُ اتَّبِعُوا مَا أَنزَلَ اللَّهُ قَالُوا بَلْ نَتَّبِعُ
مَا أَلْفَيْنَا عَلَيْهِ آبَاءَنَا أَوَلَوْ كَانَ آبَاؤُهُمْ
لَا يَعْقِلُونَ شَيْئًا وَلَا يَهْتَدُونَ ﴿١٧٠﴾

**171.** Оние кои не веруваа се слични на суштество кое ништо не слуша, освен повик и глас; и глуви се, и слепи се, и неми се, не сфаќаат!

وَمَثَلُ الَّذِينَ كَفَرُوا كَمَثَلِ الَّذِي يَنْعِقُ بِمَا
لَا يَسْمَعُ إِلَّا دُعَاءً وَنِدَاءً صُمٌّ بُكْمٌ عُمْيٌ فَهُمْ
لَا يَعْقِلُونَ ﴿١٧١﴾

**172.** О верници, јадете од добродетите со кои Ние нафака ви дадовме и на Аллах бидете благодарни. Само Него треба да го обожавате!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ كُلُواْ مِن طَيِّبَٰتِ مَا رَزَقۡنَٰكُمۡ وَٱشۡكُرُواْ لِلَّهِ إِن كُنتُمۡ إِيَّاهُ تَعۡبُدُونَ ١٧٢

**173.** Он ви забранува, навистина, и мрша, и крв, и свинско месо, и она што е заклано во друго име, а не во името на Аллах. А оној што ќе биде присилен, не со желба и не од навика, тогаш, нема грев. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

إِنَّمَا حَرَّمَ عَلَيۡكُمُ ٱلۡمَيۡتَةَ وَٱلدَّمَ وَلَحۡمَ ٱلۡخِنزِيرِ وَمَآ أُهِلَّ بِهِۦ لِغَيۡرِ ٱللَّهِۖ فَمَنِ ٱضۡطُرَّ غَيۡرَ بَاغٖ وَلَا عَادٖ فَلَآ إِثۡمَ عَلَيۡهِۚ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٞ رَّحِيمٌ ١٧٣

**174.** Оние кои го кријат она што го објави Аллах во Книгата Своја, кои го продаваат за нешто за што малку вреди - оние во стомаците свои оган голтаат. На Денот суден Аллах со нив не ќе разговара, а ниту ќе ги очисти; за нив има казна болна.

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَكۡتُمُونَ مَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ مِنَ ٱلۡكِتَٰبِ وَيَشۡتَرُونَ بِهِۦ ثَمَنٗا قَلِيلًا أُوْلَٰٓئِكَ مَا يَأۡكُلُونَ فِي بُطُونِهِمۡ إِلَّا ٱلنَّارَ وَلَا يُكَلِّمُهُمُ ٱللَّهُ يَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ وَلَا يُزَكِّيهِمۡ وَلَهُمۡ عَذَابٌ أَلِيمٌ ١٧٤

**175.** Оние го заменија Патоказот со беспаќе, а прошката со казна. Па, колку се оние нетрпеливи кон огнот!?

أُوْلَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ ٱشۡتَرَوُاْ ٱلضَّلَٰلَةَ بِٱلۡهُدَىٰ وَٱلۡعَذَابَ بِٱلۡمَغۡفِرَةِۚ فَمَآ أَصۡبَرَهُمۡ عَلَى ٱلنَّارِ ١٧٥

**176.** Ете, така Аллах ја објави Книгата со вистина, а за оние кои се разединуваат за Книгата, навистина, се во пукнатина далечна!

ذَٰلِكَ بِأَنَّ ٱللَّهَ نَزَّلَ ٱلۡكِتَٰبَ بِٱلۡحَقِّۗ وَإِنَّ ٱلَّذِينَ ٱخۡتَلَفُواْ فِي ٱلۡكِتَٰبِ لَفِي شِقَاقِۭ بَعِيدٖ ١٧٦

**177.** Не е доброчинство во управеноста на вашите лица кон Исток и Запад, туку доброчинство е да се верува во Аллах, и во Денот ахиретски, и во мелеките, и во книгите, и во пејгамберите; доброчинители се оние кои го

۞لَّيۡسَ ٱلۡبِرَّ أَن تُوَلُّواْ وُجُوهَكُمۡ قِبَلَ ٱلۡمَشۡرِقِ وَٱلۡمَغۡرِبِ وَلَٰكِنَّ ٱلۡبِرَّ مَنۡ ءَامَنَ بِٱللَّهِ وَٱلۡيَوۡمِ ٱلۡأٓخِرِ وَٱلۡمَلَٰٓئِكَةِ وَٱلۡكِتَٰبِ وَٱلنَّبِيِّـۧنَ وَءَاتَى ٱلۡمَالَ عَلَىٰ حُبِّهِۦ ذَوِي ٱلۡقُرۡبَىٰ وَٱلۡيَتَٰمَىٰ وَٱلۡمَسَٰكِينَ وَٱبۡنَ ٱلسَّبِيلِ

давaат она што најповеќе го сакаат: на ближните, на јетимите, на сиромасите, на патниците и на просјаците, и кои робови ослободуваат, и кои се исправаат намаз да извршат, и кои зекат даваат, и кои се придржуваат кон договорот што ќе го склучат; и кои се трпеливи и во немаштија и во неволја и во зло време - оние, токму, се искрените и богобојазливите!

وَٱلسَّآئِلِينَ وَفِي ٱلرِّقَابِ وَأَقَامَ ٱلصَّلَوٰةَ
وَءَاتَى ٱلزَّكَوٰةَ وَٱلْمُوفُونَ بِعَهْدِهِمْ إِذَا
عَٰهَدُوا۟ وَٱلصَّٰبِرِينَ فِي ٱلْبَأْسَآءِ وَٱلضَّرَّآءِ وَحِينَ
ٱلْبَأْسِ أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ صَدَقُوا۟ وَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ
ٱلْمُتَّقُونَ ١٧٧

**178.** О верници, пропишана ви е одмазда за убиените: слободен за слободен, роб за роб, жена за жена. Па, на оној што ќе му биде простено од брат му, нека постапи пристојно и нека му возврати со доброчинство. Ете, тоа е и олеснение и милост од Господарот ваш. Па, оној кој ќе возврати со насилство по тоа - та, казна болна ќе има!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ كُتِبَ عَلَيْكُمُ ٱلْقِصَاصُ فِي
ٱلْقَتْلَى ٱلْحُرُّ بِٱلْحُرِّ وَٱلْعَبْدُ بِٱلْعَبْدِ وَٱلْأُنثَىٰ بِٱلْأُنثَىٰ
فَمَنْ عُفِيَ لَهُۥ مِنْ أَخِيهِ شَيْءٌ فَٱتِّبَاعٌۢ بِٱلْمَعْرُوفِ
وَأَدَآءٌ إِلَيْهِ بِإِحْسَٰنٍ ذَٰلِكَ تَخْفِيفٌ مِّن رَّبِّكُمْ
وَرَحْمَةٌ فَمَنِ ٱعْتَدَىٰ بَعْدَ ذَٰلِكَ فَلَهُۥ عَذَابٌ
أَلِيمٌ ١٧٨

**179.** Во одмаздата ви е животот, о вие со разбир надарени, за да бидете богобојазливи!

وَلَكُمْ فِي ٱلْقِصَاصِ حَيَوٰةٌ يَٰٓأُو۟لِي ٱلْأَلْبَٰبِ
لَعَلَّكُمْ تَتَّقُونَ ١٧٩

**180.** Ви се пропишува - кога некому од вас ќе му се приближи смртта - да им се остави васиет, ако се остава добро, и на родителите и на роднините; оние кои вистински се плашат од Аллах.

كُتِبَ عَلَيْكُمْ إِذَا حَضَرَ أَحَدَكُمُ ٱلْمَوْتُ إِن
تَرَكَ خَيْرًا ٱلْوَصِيَّةُ لِلْوَٰلِدَيْنِ وَٱلْأَقْرَبِينَ
بِٱلْمَعْرُوفِ حَقًّا عَلَى ٱلْمُتَّقِينَ ١٨٠

**181.** Па, оној што ќе го измени васиетот, бидејќи го слушнал... грев имаат оние што го

فَمَنۢ بَدَّلَهُۥ بَعْدَمَا سَمِعَهُۥ فَإِنَّمَآ إِثْمُهُۥ عَلَى ٱلَّذِينَ
يُبَدِّلُونَهُۥٓ إِنَّ ٱللَّهَ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ١٨١

менуваат. Аллах, навистина, е Слушач и Зналец!

**182.** Па, кој се плаши дека оној кој остава васиет неправедно постапил или згрешил, тогаш, нека ги помири: па, нема грев за тоа. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

فَمَنْ خَافَ مِن مُّوصٍ جَنَفًا أَوْ إِثْمًا فَأَصْلَحَ
بَيْنَهُمْ فَلَآ إِثْمَ عَلَيْهِ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ١٨٢

**183.** О верници, пропишан ви е постот како што им беше пропишан и на оние пред вас за да бидете богобојазливи,

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ كُتِبَ عَلَيْكُمُ ٱلصِّيَامُ
كَمَا كُتِبَ عَلَى ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِكُمْ لَعَلَّكُمْ
تَتَّقُونَ ١٨٣

**184.** и тоа одреден број на денови; кој ќе биде болен или е на пат, тогаш, нека ги напости тие денови; а оние кои не можат да постат - пропуштените денови нека ги откупат со нахранување сиромав. А кој, пак, доброволно ќе даде повеќе па, тоа е подобро за него. А ако постете - тоа е подобро за вас, само да знаете!

أَيَّامًا مَّعْدُودَٰتٍ فَمَن كَانَ مِنكُم مَّرِيضًا
أَوْ عَلَىٰ سَفَرٍ فَعِدَّةٌ مِّنْ أَيَّامٍ أُخَرَ وَعَلَى
ٱلَّذِينَ يُطِيقُونَهُۥ فِدْيَةٌ طَعَامُ مِسْكِينٍ
فَمَن تَطَوَّعَ خَيْرًا فَهُوَ خَيْرٌ لَّهُۥ وَأَن تَصُومُوا۟
خَيْرٌ لَّكُمْ إِن كُنتُمْ تَعْلَمُونَ ١٨٤

**185.** Месецот Рамазан е месец во кој е објавен Кур'анот како Патоказ за луѓето, јаснотии по Показот и Одделувач на вистината од невистината. Па, кој од вас ќе се најде во тој месец - нека пости, а кој е болен или е на пат - нека ги напости тие денови. Аллах со тоа посакува да ви олесни а не да ви отежни: определениот број денови да ги надополните, и Аллаха да го величате затоа што ве упати, и благодарни да бидете.

شَهْرُ رَمَضَانَ ٱلَّذِىٓ أُنزِلَ فِيهِ ٱلْقُرْءَانُ
هُدًى لِّلنَّاسِ وَبَيِّنَٰتٍ مِّنَ ٱلْهُدَىٰ
وَٱلْفُرْقَانِ فَمَن شَهِدَ مِنكُمُ ٱلشَّهْرَ فَلْيَصُمْهُ
وَمَن كَانَ مَرِيضًا أَوْ عَلَىٰ سَفَرٍ فَعِدَّةٌ
مِّنْ أَيَّامٍ أُخَرَ يُرِيدُ ٱللَّهُ بِكُمُ ٱلْيُسْرَ
وَلَا يُرِيدُ بِكُمُ ٱلْعُسْرَ وَلِتُكْمِلُوا۟ ٱلْعِدَّةَ
وَلِتُكَبِّرُوا۟ ٱللَّهَ عَلَىٰ مَا هَدَىٰكُمْ
وَلَعَلَّكُمْ تَشْكُرُونَ ١٨٥

**186**. И кога ќе те прашаат робовите Мои за Мене, па Јас сум, навистина, блиску. И се оѕвивам на довата на молителот кога ќе Ме замоли. Па, нека ми се оѕвијат, и нека во Мене веруваат за да бидат упатени.

وَإِذَا سَأَلَكَ عِبَادِي عَنِّي فَإِنِّي قَرِيبٌ
أُجِيبُ دَعْوَةَ ٱلدَّاعِ إِذَا دَعَانِ فَلْيَسْتَجِيبُوا۟
لِي وَلْيُؤْمِنُوا۟ بِي لَعَلَّهُمْ يَرْشُدُونَ ١٨٦

**187**. Ви се дозволува преку ноќ, додека трае месецот на постот, да легнете со жените ваши. Тие се ваша облека, а вие сте нивна облека. Аллах знаеше дека меѓусебно не сте воздржливи па ви прости и го прими покајанието ваше: па, сега состанувајте се со жените ваши и посакувајте го она што Аллах ви го определи; јадете и пијте сѐ додека не ви биде толку јасно да можете да го разликувате белиот од црниот конец на мугрsucceeded; оттогаш па до ноќе, постете! А ако сте во И’тикаф по џамиите, тогаш, не ви е дозволено да легнете со жените ваши. Ете, тие се границите Аллахови. И не приближувајте се до нив. Ете, така Аллах им ги објаснува на луѓето ајетите Свои за да бидат богобојазливи!

أُحِلَّ لَكُمْ لَيْلَةَ ٱلصِّيَامِ ٱلرَّفَثُ إِلَىٰ نِسَآئِكُمْ
هُنَّ لِبَاسٌ لَّكُمْ وَأَنتُمْ لِبَاسٌ لَّهُنَّ
عَلِمَ ٱللَّهُ أَنَّكُمْ كُنتُمْ تَخْتَانُونَ أَنفُسَكُمْ
فَتَابَ عَلَيْكُمْ وَعَفَا عَنكُمْ فَٱلْـَٔـٰنَ بَـٰشِرُوهُنَّ
وَٱبْتَغُوا۟ مَا كَتَبَ ٱللَّهُ لَكُمْ وَكُلُوا۟ وَٱشْرَبُوا۟
حَتَّىٰ يَتَبَيَّنَ لَكُمُ ٱلْخَيْطُ ٱلْأَبْيَضُ مِنَ ٱلْخَيْطِ
ٱلْأَسْوَدِ مِنَ ٱلْفَجْرِ ثُمَّ أَتِمُّوا۟ ٱلصِّيَامَ إِلَى ٱلَّيْلِ
وَلَا تُبَـٰشِرُوهُنَّ وَأَنتُمْ عَـٰكِفُونَ فِي ٱلْمَسَـٰجِدِ
تِلْكَ حُدُودُ ٱللَّهِ فَلَا تَقْرَبُوهَا كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ
ٱللَّهُ ءَايَـٰتِهِۦ لِلنَّاسِ لَعَلَّهُمْ يَتَّقُونَ ١٨٧

**188**. И не трошете го имотот ваш еднисодруги нечесно! Заради имотот, не спорете се пред судот: грешно да не потрошите дел од имотот на луѓето, знаејќи!

وَلَا تَأْكُلُوٓا۟ أَمْوَٰلَكُم بَيْنَكُم بِٱلْبَـٰطِلِ وَتُدْلُوا۟
بِهَآ إِلَى ٱلْحُكَّامِ لِتَأْكُلُوا۟ فَرِيقًا مِّنْ
أَمْوَٰلِ ٱلنَّاسِ بِٱلْإِثْمِ وَأَنتُمْ تَعْلَمُونَ ١٨٨

**189.** Те прашуваат за младиците. Кажи:“Тие за луѓето се времиња определени. И за определување на Хаџџот. Не е доброчинство да влегувате во куќите од позади, туку доброчинство прави оној кој е богобојазлив. Низ вратите на куќите влегувајте! И од Аллах плашете се да бидете спасени!

۞ يَسْـَٔلُونَكَ عَنِ ٱلْأَهِلَّةِ ۖ قُلْ هِىَ مَوَٰقِيتُ
لِلنَّاسِ وَٱلْحَجِّ ۗ وَلَيْسَ ٱلْبِرُّ بِأَن تَأْتُوا۟
ٱلْبُيُوتَ مِن ظُهُورِهَا وَلَٰكِنَّ ٱلْبِرَّ مَنِ ٱتَّقَىٰ ۗ
وَأْتُوا۟ ٱلْبُيُوتَ مِنْ أَبْوَٰبِهَا ۚ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ
لَعَلَّكُمْ تُفْلِحُونَ ﴿١٨٩﴾

**190.** На Аллаховиот пат убивајте ги оние кои вас ве убиваат. Но, не преминувајте ги границите; Аллах, навистина, не ги љуби претерувачите!

وَقَٰتِلُوا۟ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ ٱلَّذِينَ يُقَٰتِلُونَكُمْ
وَلَا تَعْتَدُوٓا۟ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يُحِبُّ
ٱلْمُعْتَدِينَ ﴿١٩٠﴾

**191.** На таквите кои ве напаѓаат и вие напаѓајте ги каде било да ги сретнете, и истерувајте ги отаде од каде тие ве истеруваат... Сплеткарењето е поголем грев од убиството. И не убивајте ги, доколку тие не ве убиваат, при Месџидул Харам. А ако, пак, ве убиваат... па, убивајте ги и вие! Ете, така Аллах ги наградува неверниците!

وَٱقْتُلُوهُمْ حَيْثُ ثَقِفْتُمُوهُمْ وَأَخْرِجُوهُم مِّنْ حَيْثُ
أَخْرَجُوكُمْ ۚ وَٱلْفِتْنَةُ أَشَدُّ مِنَ ٱلْقَتْلِ ۚ وَلَا تُقَٰتِلُوهُمْ عِندَ
ٱلْمَسْجِدِ ٱلْحَرَامِ حَتَّىٰ يُقَٰتِلُوكُمْ فِيهِ ۖ
فَإِن قَٰتَلُوكُمْ فَٱقْتُلُوهُمْ ۗ كَذَٰلِكَ جَزَآءُ ٱلْكَٰفِرِينَ ﴿١٩١﴾

**192.** А ако престанат да го прават тоа - та, Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

فَإِنِ ٱنتَهَوْا۟ فَإِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿١٩٢﴾

**193.** И борете се против нив сè додека не исчезне сплеткарењето и додека верата Аллахова не биде слободна, а ако престанат, па престанува и непријателството, освен кон зулумќарите.

وَقَٰتِلُوهُمْ حَتَّىٰ لَا تَكُونَ فِتْنَةٌ وَيَكُونَ ٱلدِّينُ لِلَّهِ ۖ
فَإِنِ ٱنتَهَوْا۟ فَلَا عُدْوَٰنَ إِلَّا عَلَى ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿١٩٣﴾

**194.** Светиот месец за свет месец, а и во светите датуми има одмазда. Оние што ќе ве нападнат, тогаш, нападнете ги и вие со иста мера, така како што тие ќе направат. И плашете се од Аллах. И знајте дека Аллах, навистина, е со богобојазливите!

ٱلشَّهْرُ ٱلْحَرَامُ بِٱلشَّهْرِ ٱلْحَرَامِ وَٱلْحُرُمَٰتُ قِصَاصٌ ۚ
فَمَنِ ٱعْتَدَىٰ عَلَيْكُمْ فَٱعْتَدُوا۟ عَلَيْهِ بِمِثْلِ مَا ٱعْتَدَىٰ
عَلَيْكُمْ ۚ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَٱعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ مَعَ ٱلْمُتَّقِينَ ﴿١٩٤﴾

**195.** И трошете на Аллаховиот пат. И не фрлајте се со своите раце во пропаст. И работете добро. Аллах, навистина, ги љуби доброчинителите!

وَأَنفِقُوا۟ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ وَلَا تُلْقُوا۟ بِأَيْدِيكُمْ إِلَى ٱلتَّهْلُكَةِ ۛ
وَأَحْسِنُوٓا۟ ۛ إِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ ٱلْمُحْسِنِينَ ﴿١٩٥﴾

**196.** Заради Аллах и хаџџ и умра извршете! А ако сте спречени, тогаш, курбан заколете, и не стрижете ги вашите глави додека курбаните не стигнат на свое место. А оној меѓу вас кој ќе се разболи или кој има главоболија, па пропуштеното нека го надополни со пост, со садака и со курбан. А ако се најдете во вообичаена состојба, извршете умра и хаџџ и заколете курбан. А оној кој не е во состојба тоа да го направи, тогаш, нека пости три дена на хаџџ и седум дена кога ќе се врати дома: ете, полни десет дена. Ете, тоа е за оној што живее во Месџидул Харам. И плашете се од Аллах и знајте дека Аллах, навистина, е Жесток Казнувач!

وَأَتِمُّوا۟ ٱلْحَجَّ وَٱلْعُمْرَةَ لِلَّهِ ۚ فَإِنْ أُحْصِرْتُمْ فَمَا ٱسْتَيْسَرَ
مِنَ ٱلْهَدْىِ ۖ وَلَا تَحْلِقُوا۟ رُءُوسَكُمْ حَتَّىٰ يَبْلُغَ ٱلْهَدْىُ مَحِلَّهُۥ ۚ
فَمَن كَانَ مِنكُم مَّرِيضًا أَوْ بِهِۦٓ أَذًى مِّن رَّأْسِهِۦ فَفِدْيَةٌ
مِّن صِيَامٍ أَوْ صَدَقَةٍ أَوْ نُسُكٍ ۚ فَإِذَآ أَمِنتُمْ فَمَن تَمَتَّعَ
بِٱلْعُمْرَةِ إِلَى ٱلْحَجِّ فَمَا ٱسْتَيْسَرَ مِنَ ٱلْهَدْىِ ۚ فَمَن لَّمْ يَجِدْ
فَصِيَامُ ثَلَٰثَةِ أَيَّامٍ فِى ٱلْحَجِّ وَسَبْعَةٍ إِذَا رَجَعْتُمْ ۗ
تِلْكَ عَشَرَةٌ كَامِلَةٌ ۗ ذَٰلِكَ لِمَن لَّمْ يَكُنْ أَهْلُهُۥ حَاضِرِى
ٱلْمَسْجِدِ ٱلْحَرَامِ ۚ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَٱعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ شَدِيدُ
ٱلْعِقَابِ ﴿١٩٦﴾

**197.** Хаџџот се извршува во познати месеци. Па, оној што ќе ја прифати таа обврска за време на хаџџот не може да има однос со жената и не смее да работи зли постапки а ниту да се кара. А за доброто што ќе го направите - Аллах знае. И снабдете се со сите потреби, а богобојазливоста е - најдобрата! И само од Мене плашете се о, вие со разбир надарени!

ٱلْحَجُّ أَشْهُرٌ مَّعْلُومَٰتٌ ۚ فَمَن فَرَضَ فِيهِنَّ
ٱلْحَجَّ فَلَا رَفَثَ وَلَا فُسُوقَ وَلَا جِدَالَ فِى ٱلْحَجِّ ۗ
وَمَا تَفْعَلُوا۟ مِنْ خَيْرٍ يَعْلَمْهُ ٱللَّهُ ۗ
وَتَزَوَّدُوا۟ فَإِنَّ خَيْرَ ٱلزَّادِ ٱلتَّقْوَىٰ ۚ
وَٱتَّقُونِ يَٰٓأُو۟لِى ٱلْأَلْبَٰبِ ﴿١٩٧﴾

**198.** Не е грев да барате од Господарот ваш добрина. А кога од Арафат ќе се враќате, споменувајте Го Аллаха при светите места. Споменувајте Го зашто Он ве упати, а пред тоа бевте меѓу скршнатите во заблуда!

لَيْسَ عَلَيْكُمْ جُنَاحٌ أَن تَبْتَغُوا۟
فَضْلًا مِّن رَّبِّكُمْ ۚ فَإِذَآ أَفَضْتُم
مِّنْ عَرَفَٰتٍ فَٱذْكُرُوا۟ ٱللَّهَ عِندَ
ٱلْمَشْعَرِ ٱلْحَرَامِ ۖ وَٱذْكُرُوهُ كَمَا
هَدَىٰكُمْ وَإِن كُنتُم مِّن قَبْلِهِۦ
لَمِنَ ٱلضَّآلِّينَ ﴿١٩٨﴾

**199.** А потоа тргнете отаде од кај што тргнуваат луѓето, и од Аллах барајте прошка. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

ثُمَّ أَفِيضُوا۟ مِنْ حَيْثُ أَفَاضَ ٱلنَّاسُ
وَٱسْتَغْفِرُوا۟ ٱللَّهَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿١٩٩﴾

**200.** Па, споменувајте Го Аллаха како што ги споменувате предците ваши, по извршените прописи на хаџџот, дури и повеќе од нив; меѓу луѓето има кои зборуваат: "Господаре наш, дај ни на овој свет!" - таквите на оној свет никакво добро нема да имаат!

فَإِذَا قَضَيْتُم مَّنَٰسِكَكُمْ فَٱذْكُرُوا۟
ٱللَّهَ كَذِكْرِكُمْ ءَابَآءَكُمْ أَوْ أَشَدَّ ذِكْرًا ۗ
فَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يَقُولُ رَبَّنَآ ءَاتِنَا فِى
ٱلدُّنْيَا وَمَا لَهُۥ فِى ٱلْءَاخِرَةِ مِنْ خَلَٰقٍ ﴿٢٠٠﴾

**201.** А некои, пак, од нив зборуваат: "Господаре наш, дај ни добро и на овој свет и добро на Ахирет, и сочувај нѐ од казната огнена!"

وَمِنْهُم مَّن يَقُولُ رَبَّنَآ ءَاتِنَا فِى ٱلدُّنْيَا
حَسَنَةً وَفِى ٱلْءَاخِرَةِ حَسَنَةً وَقِنَا عَذَابَ
ٱلنَّارِ ﴿٢٠١﴾

**202.** Ним им припаѓа дел што го спечалија, а Аллах е Брз Пресметувач!

أُوْلَٰٓئِكَ لَهُمْ نَصِيبٞ مِّمَّا كَسَبُواْۚ
وَٱللَّهُ سَرِيعُ ٱلۡحِسَابِ ٢٠٢

**203.** И споменувајте Го Аллаха во денови определени. Оној што ќе побрза и ќе се задржи два дена, тогаш, нема грев. Нема грев ни оној што ќе се задржи и повеќе, кој се плаши од Аллах. И плашете се од Аллах, и знајте дека сите вие, навистина, кај Него ќе се зберете!

۞وَٱذۡكُرُواْ ٱللَّهَ فِيٓ أَيَّامٖ مَّعۡدُودَٰتٖۚ
فَمَن تَعَجَّلَ فِي يَوۡمَيۡنِ فَلَآ إِثۡمَ عَلَيۡهِ وَمَن
تَأَخَّرَ فَلَآ إِثۡمَ عَلَيۡهِۖ لِمَنِ ٱتَّقَىٰۗ وَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ
وَٱعۡلَمُوٓاْ أَنَّكُمۡ إِلَيۡهِ تُحۡشَرُونَ ٢٠٣

**204.** Меѓу луѓето има и таков чиј говор ве одушевува на овој свет и кој се повикува на Аллах како сведок за она што го има во срцето негово... тој е најлош непријател!

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يُعۡجِبُكَ قَوۡلُهُۥ فِي ٱلۡحَيَوٰةِ
ٱلدُّنۡيَا وَيُشۡهِدُ ٱللَّهَ عَلَىٰ مَا فِي قَلۡبِهِۦ
وَهُوَ أَلَدُّ ٱلۡخِصَامِ ٢٠٤

**205.** А кога ќе дојде на власт се труди да прави безредие по земјата, да ги ништи плодовите и посевите. А Аллах не го љуби безредникот!

وَإِذَا تَوَلَّىٰ سَعَىٰ فِي ٱلۡأَرۡضِ لِيُفۡسِدَ فِيهَا
وَيُهۡلِكَ ٱلۡحَرۡثَ وَٱلنَّسۡلَۗ وَٱللَّهُ
لَا يُحِبُّ ٱلۡفَسَادَ ٢٠٥

**206.** И кога ќе му се рече: “Од Аллах, плаши се!” - тогаш тој е упорен во грешењето; Џеханнемот нему му е доста. Е, само колку лошо престојувалиште е тоа!?

وَإِذَا قِيلَ لَهُ ٱتَّقِ ٱللَّهَ أَخَذَتۡهُ ٱلۡعِزَّةُ بِٱلۡإِثۡمِۚ
فَحَسۡبُهُۥ جَهَنَّمُۖ وَلَبِئۡسَ ٱلۡمِهَادُ ٢٠٦

**207.** Меѓу луѓето има и таков кој се жртвува, сакајќи да му угоди на Аллах, Кој, кон робовите Свои, е Сочувствителен!

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يَشۡرِي نَفۡسَهُ ٱبۡتِغَآءَ
مَرۡضَاتِ ٱللَّهِۗ وَٱللَّهُ رَءُوفُۢ بِٱلۡعِبَادِ ٢٠٧

**208.** О верници, нека траен мир биде меѓу вас. Не следете ги

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ ٱدۡخُلُواْ فِي ٱلسِّلۡمِ
كَآفَّةٗ وَلَا تَتَّبِعُواْ خُطُوَٰتِ ٱلشَّيۡطَٰنِۚ

стапалките шејтанови. Тој ви е отворен непријател!

إِنَّهُۥ لَكُمْ عَدُوٌّ مُّبِينٌ ٢٠٨

**209.** Па, ако скршнете, по дојдените ви јаснотии, тогаш, знајте дека Аллах, навистина, е Силен и Мудар!

فَإِن زَلَلْتُم مِّنۢ بَعْدِ مَا جَآءَتْكُمُ
ٱلْبَيِّنَٰتُ فَٱعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ عَزِيزٌ حَكِيمٌ ٢٠٩

**210.** Очекуваат ли оние да им дојде Аллах, од облак, и мелеки, а работата е веќе решена? И кон Аллах работите се враќаат!

هَلْ يَنظُرُونَ إِلَّآ أَن يَأْتِيَهُمُ ٱللَّهُ فِى ظُلَلٍ مِّنَ
ٱلْغَمَامِ وَٱلْمَلَٰٓئِكَةُ وَقُضِىَ ٱلْأَمْرُ ۚ
وَإِلَى ٱللَّهِ تُرْجَعُ ٱلْأُمُورُ ٢١٠

**211.** Запрашај ги синовите Израилови колку јасни ајети Ние им објавивме! А кој ќе ја промени таа благодат - бидејќи таа веќе им дојде? Па, Аллах, навистина, е Жесток Казнувач!

سَلْ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ كَمْ ءَاتَيْنَٰهُم مِّنْ ءَايَةٍۭ بَيِّنَةٍ ۗ
وَمَن يُبَدِّلْ نِعْمَةَ ٱللَّهِ مِنۢ بَعْدِ مَا جَآءَتْهُ فَإِنَّ ٱللَّهَ
شَدِيدُ ٱلْعِقَابِ ٢١١

**212.** Овој свет им се разубавува на неверниците; ги потчинуваат на верниците. А богобојазливите, оние кои веруваат, на Денот суден ќе бидат над нив. Аллах нафака дава кому сака, неизмерно!

زُيِّنَ لِلَّذِينَ كَفَرُوا۟ ٱلْحَيَوٰةُ ٱلدُّنْيَا وَيَسْخَرُونَ مِنَ
ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ۘ وَٱلَّذِينَ ٱتَّقَوْا۟ فَوْقَهُمْ يَوْمَ
ٱلْقِيَٰمَةِ ۗ وَٱللَّهُ يَرْزُقُ مَن يَشَآءُ بِغَيْرِ حِسَابٍ ٢١٢

**213.** Луѓето беа една заедница и Аллах, тогаш, им испраќаше пејгамбери: радосници и опоменувачи. Преку нив Книга објавуваше, со Вистина, за да им просуди на луѓето за она за што се разединуваа. Оние на кои им е дадена Книгата се разединија веднаш по дојдените им јаснотии, токму, заради нивното едникондруги грешење. Па, Аллах со одобрението Свое ги упатува оние кои веруваа во вистината за која се разединуваа. А Аллах

كَانَ ٱلنَّاسُ أُمَّةً وَٰحِدَةً فَبَعَثَ ٱللَّهُ ٱلنَّبِيِّۦنَ
مُبَشِّرِينَ وَمُنذِرِينَ وَأَنزَلَ مَعَهُمُ ٱلْكِتَٰبَ
بِٱلْحَقِّ لِيَحْكُمَ بَيْنَ ٱلنَّاسِ فِيمَا ٱخْتَلَفُوا۟ فِيهِ ۚ
وَمَا ٱخْتَلَفَ فِيهِ إِلَّا ٱلَّذِينَ أُوتُوهُ مِنۢ بَعْدِ
مَا جَآءَتْهُمُ ٱلْبَيِّنَٰتُ بَغْيًۢا بَيْنَهُمْ ۖ فَهَدَى ٱللَّهُ
ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لِمَا ٱخْتَلَفُوا۟ فِيهِ مِنَ ٱلْحَقِّ بِإِذْنِهِۦ ۗ
وَٱللَّهُ يَهْدِى مَن يَشَآءُ إِلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ٢١٣

упатува кого сака по патот вистински!

**214.** Или: Сметате ли дека ќе влезете во Џеннетот а без да ви дојде примерот на оние што исчезнаа пред вас? Нив ги погодија и сиромаштија и неволја. И колку беа потресени додека пејгамберите и верниците кои беа со нив не рекоа: “Кога ќе пристигне помошта Аллахова?” Ете, така, помошта Аллахова, навистина, е блиску!

أَمْ حَسِبْتُمْ أَن تَدْخُلُوا الْجَنَّةَ وَلَمَّا يَأْتِكُم
مَّثَلُ الَّذِينَ خَلَوْا مِن قَبْلِكُم ۖ مَّسَّتْهُمُ الْبَأْسَاءُ
وَالضَّرَّاءُ وَزُلْزِلُوا حَتَّىٰ يَقُولَ الرَّسُولُ وَالَّذِينَ
آمَنُوا مَعَهُ مَتَىٰ نَصْرُ اللَّهِ ۗ أَلَا إِنَّ نَصْرَ اللَّهِ
قَرِيبٌ ﴿٢١٤﴾

**215.** Те прашуваат што да делат од имотот. Кажи: “Добриот имот што го расподелувате им припаѓа на родителите, на роднините, на јетимите, на сиромасите и на патниците. А за доброто што го работите - па, Аллах, навистина, знае!

يَسْأَلُونَكَ مَاذَا يُنفِقُونَ ۖ قُلْ مَا أَنفَقْتُم مِّنْ
خَيْرٍ فَلِلْوَالِدَيْنِ وَالْأَقْرَبِينَ وَالْيَتَامَىٰ وَالْمَسَاكِينِ
وَابْنِ السَّبِيلِ ۗ وَمَا تَفْعَلُوا مِنْ خَيْرٍ فَإِنَّ اللَّهَ بِهِ
عَلِيمٌ ﴿٢١٥﴾

**216.** Ви се пропишува борба. А вие ја презирате. Во она што го презирате можеби има нешто добро за вас, а во она што го сакате, можеби има нешто лошо за вас. Аллах знае а вие не знаете!

كُتِبَ عَلَيْكُمُ الْقِتَالُ وَهُوَ كُرْهٌ لَّكُمْ ۖ وَعَسَىٰ
أَن تَكْرَهُوا شَيْئًا وَهُوَ خَيْرٌ لَّكُمْ ۖ وَعَسَىٰ
أَن تُحِبُّوا شَيْئًا وَهُوَ شَرٌّ لَّكُمْ ۗ
وَاللَّهُ يَعْلَمُ وَأَنتُمْ لَا تَعْلَمُونَ ﴿٢١٦﴾

**217.** Те прашуваат за светиот месец и борбите во него. Кажи: Борбата во него е голем грев! Одвраќањето од Аллаховиот пат, неверувањето во Него и протерувањето на жителите од Месџидул Харам ... кај Аллах е

يَسْأَلُونَكَ عَنِ الشَّهْرِ الْحَرَامِ قِتَالٍ فِيهِ ۖ قُلْ
قِتَالٌ فِيهِ كَبِيرٌ ۖ وَصَدٌّ عَن سَبِيلِ اللَّهِ
وَكُفْرٌ بِهِ وَالْمَسْجِدِ الْحَرَامِ وَإِخْرَاجُ أَهْلِهِ
مِنْهُ أَكْبَرُ عِندَ اللَّهِ ۚ وَالْفِتْنَةُ أَكْبَرُ مِنَ الْقَتْلِ ۗ
وَلَا يَزَالُونَ يُقَاتِلُونَكُمْ حَتَّىٰ يَرُدُّوكُمْ عَن دِينِكُمْ

поголем грев. Сплеткарењето е поголем грев од убиството! Ако се оние во можност ќе се трудат да ве одвратат од верата ваша, и не престануваат да ве убиваат сѐ додека, ако се во можност, не ве одвратат од верата ваша. А оној од вас кој ќе се оддалечи од својата вера - нека биде усмртен! Тој е неверник. Делата нивни се безвредни и на овој свет и на Ахирет. Оние се жители на огнот и во него за навек ќе останат!

إِنِ ٱسۡتَطَٰعُواْۚ وَمَن يَرۡتَدِدۡ مِنكُمۡ عَن دِينِهِۦ
فَيَمُتۡ وَهُوَ كَافِرٞ فَأُوْلَٰٓئِكَ حَبِطَتۡ أَعۡمَٰلُهُمۡ
فِي ٱلدُّنۡيَا وَٱلۡأٓخِرَةِۖ وَأُوْلَٰٓئِكَ أَصۡحَٰبُ ٱلنَّارِۖ
هُمۡ فِيهَا خَٰلِدُونَ ٢١٧

**218.** Верниците кои, навистина, се селат и кои се борат на Аллаховиот пат...онаквите се надеваат на милоста Аллахова. Аллах е Простувач и Сомилосен!

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَٱلَّذِينَ هَاجَرُواْ وَجَٰهَدُواْ
فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ أُوْلَٰٓئِكَ يَرۡجُونَ رَحۡمَتَ ٱللَّهِۚ
وَٱللَّهُ غَفُورٞ رَّحِيمٞ ٢١٨

**219.** Те прашуваат и за вино и за коцка, кажи: “Во нив има голем грев и корист за луѓето. Но, гревот е поголем од нивната корист.” Те прашуваат што да делат, кажи: “Вишокот!” Ете, така Аллах ви ги објаснува ајетите за да размислувате! -

۞يَسۡـَٔلُونَكَ عَنِ ٱلۡخَمۡرِ وَٱلۡمَيۡسِرِۖ
قُلۡ فِيهِمَآ إِثۡمٞ كَبِيرٞ وَمَنَٰفِعُ لِلنَّاسِ وَإِثۡمُهُمَآ
أَكۡبَرُ مِن نَّفۡعِهِمَاۗ وَيَسۡـَٔلُونَكَ مَاذَا يُنفِقُونَ
قُلِ ٱلۡعَفۡوَۗ كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ ٱللَّهُ لَكُمُ ٱلۡأٓيَٰتِ
لَعَلَّكُمۡ تَتَفَكَّرُونَ ٢١٩

**220.** за овој свет и за Ахирет. Те прашуваат и за јетимите. Кажи: “Да им се подобри состојбата е подобро.” А ако се дружите со нив - па, тоа се браќа ваши. А Аллах знае кој е обновител а кој безредник. Кога Аллах би сакал би ве проколнал. Аллах, навистина, е Силен и Мудар!

فِي ٱلدُّنۡيَا وَٱلۡأٓخِرَةِۗ وَيَسۡـَٔلُونَكَ عَنِ ٱلۡيَتَٰمَىٰۖ
قُلۡ إِصۡلَاحٞ لَّهُمۡ خَيۡرٞۖ وَإِن تُخَالِطُوهُمۡ فَإِخۡوَٰنُكُمۡۚ
وَٱللَّهُ يَعۡلَمُ ٱلۡمُفۡسِدَ مِنَ ٱلۡمُصۡلِحِۚ
وَلَوۡ شَآءَ ٱللَّهُ لَأَعۡنَتَكُمۡۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَزِيزٌ حَكِيمٞ ٢٢٠

**221.** И не венчавајте ги многубошките додека не почнат да веруваат. Робинка која верува е подобра од многубошка - иако оваа ви се допаѓа. И не венчавајте ги многубошците сè додека не веруваат. Роб кој верува е подобар од многубожец - иако овој ви се допаѓа. Оние ве повикуваат кон огнот. А Аллах со одобрението Свое ве повикува кон Џеннетот и прошката. И на луѓето им ги објаснува ајетите Свои за да Го споменуваат.

وَلَا تَنكِحُوا۟ ٱلْمُشْرِكَٰتِ حَتَّىٰ يُؤْمِنَّ ۚ وَلَأَمَةٌ
مُّؤْمِنَةٌ خَيْرٌ مِّن مُّشْرِكَةٍ وَلَوْ أَعْجَبَتْكُمْ ۗ
وَلَا تُنكِحُوا۟ ٱلْمُشْرِكِينَ حَتَّىٰ يُؤْمِنُوا۟ ۚ وَلَعَبْدٌ
مُّؤْمِنٌ خَيْرٌ مِّن مُّشْرِكٍ وَلَوْ أَعْجَبَكُمْ ۗ أُو۟لَٰٓئِكَ
يَدْعُونَ إِلَى ٱلنَّارِ ۖ وَٱللَّهُ يَدْعُوٓا۟ إِلَى ٱلْجَنَّةِ
وَٱلْمَغْفِرَةِ بِإِذْنِهِۦ ۖ وَيُبَيِّنُ ءَايَٰتِهِۦ لِلنَّاسِ
لَعَلَّهُمْ يَتَذَكَّرُونَ ﴿٢٢١﴾

**222.** И те прашуваат за месечното прање. Кажи: “Тоа е непријатно!” Кога жените имаат месечно прање, тогаш, не легнувајте со нив. И не приближувајте им се додека не се очистат. А кога ќе се очистат, здружете се онака како што ви определи Аллах. Аллах, навистина, ги љуби покајниците и ги љуби чистите!

وَيَسْـَٔلُونَكَ عَنِ ٱلْمَحِيضِ ۖ قُلْ هُوَ أَذًى
فَٱعْتَزِلُوا۟ ٱلنِّسَآءَ فِى ٱلْمَحِيضِ ۖ وَلَا تَقْرَبُوهُنَّ
حَتَّىٰ يَطْهُرْنَ ۖ فَإِذَا تَطَهَّرْنَ فَأْتُوهُنَّ مِنْ حَيْثُ
أَمَرَكُمُ ٱللَّهُ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ ٱلتَّوَّٰبِينَ
وَيُحِبُّ ٱلْمُتَطَهِّرِينَ ﴿٢٢٢﴾

**223.** Жените ваши се бавчи ваши. И како сакате пријдете им на бавчите ваши! И задоволете се! И од Аллах плашете се! И знајте дека со Него ќе се сретнете! И зарадувај ги верниците!

نِسَآؤُكُمْ حَرْثٌ لَّكُمْ فَأْتُوا۟ حَرْثَكُمْ أَنَّىٰ شِئْتُمْ ۖ
وَقَدِّمُوا۟ لِأَنفُسِكُمْ ۚ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَٱعْلَمُوٓا۟
أَنَّكُم مُّلَٰقُوهُ ۗ وَبَشِّرِ ٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿٢٢٣﴾

**224.** Не служете се со вашето колнење во Аллах како пречка да работите добри дела, да се плашите и да воспоставувате добри односи меѓу луѓето. Аллах е Слушач и Зналец!

وَلَا تَجْعَلُوا۟ ٱللَّهَ عُرْضَةً لِّأَيْمَٰنِكُمْ
أَن تَبَرُّوا۟ وَتَتَّقُوا۟ وَتُصْلِحُوا۟ بَيْنَ ٱلنَّاسِ ۗ
وَٱللَّهُ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ﴿٢٢٤﴾

**225.** Аллаховата казна нема да ве обземе доколку се заколнете ненамерно, туку таа ќе ве обземе за она за што го работеа срцата ваши. Аллах е Простувач и Благ!

لَّا يُؤَاخِذُكُمُ ٱللَّهُ بِٱللَّغْوِ فِيٓ أَيْمَٰنِكُمْ وَلَٰكِن يُؤَاخِذُكُم
بِمَا كَسَبَتْ قُلُوبُكُمْ ۗ وَٱللَّهُ غَفُورٌ حَلِيمٌ ٢٢٥

**226.** Оние што ќе се заколнат дека нема да им се приближат на жените имаат рок четири месеци. А ако им се вратат - та, Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

لِّلَّذِينَ يُؤْلُونَ مِن نِّسَآئِهِمْ تَرَبُّصُ أَرْبَعَةِ أَشْهُرٍ ۖ فَإِن
فَآءُو فَإِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ٢٢٦

**227.** А ако мислат да се разведе бракот - та, Аллах, навистина, е Слушач и Зналец!

وَإِنْ عَزَمُوا۟ ٱلطَّلَٰقَ فَإِنَّ ٱللَّهَ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ٢٢٧

**228.** Разведените жени нека сами чекаат да поминат три прања. А ако веруваат во Аллах и во Денот суден не им е дозволено да го кријат она што го создаде Аллах во утробите нивни. Сопрузите имаат полно право, ако сакаат добри дела да работат, да ги вратат. Покрај должностите кон сопрузите жените имаат и права. Но, сопрузите во однос на сопругите имаат предност за еден степен. Аллах е Силен и Мудар!

وَٱلْمُطَلَّقَٰتُ يَتَرَبَّصْنَ بِأَنفُسِهِنَّ ثَلَٰثَةَ قُرُوٓءٍ ۚ
وَلَا يَحِلُّ لَهُنَّ أَن يَكْتُمْنَ مَا خَلَقَ ٱللَّهُ فِيٓ أَرْحَامِهِنَّ
إِن كُنَّ يُؤْمِنَّ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْءَاخِرِ ۚ وَبُعُولَتُهُنَّ أَحَقُّ
بِرَدِّهِنَّ فِي ذَٰلِكَ إِنْ أَرَادُوٓا۟ إِصْلَٰحًا ۚ وَلَهُنَّ مِثْلُ
ٱلَّذِي عَلَيْهِنَّ بِٱلْمَعْرُوفِ ۚ وَلِلرِّجَالِ عَلَيْهِنَّ دَرَجَةٌ ۗ
وَٱللَّهُ عَزِيزٌ حَكِيمٌ ٢٢٨

**229.** За развод на бракот врзани се две работи. Обносливо да се задржи или убаво да се распушти. Вам не ви е дозволено да го земате она што веќе им го

ٱلطَّلَٰقُ مَرَّتَانِ ۖ فَإِمْسَاكٌۢ بِمَعْرُوفٍ أَوْ تَسْرِيحٌۢ
بِإِحْسَٰنٍ ۗ وَلَا يَحِلُّ لَكُمْ أَن تَأْخُذُوا۟ مِمَّآ
ءَاتَيْتُمُوهُنَّ شَيْـًٔا إِلَّآ أَن يَخَافَآ أَلَّا يُقِيمَا حُدُودَ

дадовте. Освен во случај ако двајцата не се плашат дека нема да ги исполнат Аллаховите граници. Ако се плашите дека Аллаховите забрани нема да ги исполнат, тогаш, не е грев тоа да се откупи. Ете, такви се грниците Аллахови: па, немојте да ги преминувате. А оние што ќе ги преминат границите Аллахови се, токму, неправедните!

ٱللَّهِ ۖ فَإِنْ خِفْتُمْ أَلَّا يُقِيمَا حُدُودَ ٱللَّهِ فَلَا جُنَاحَ
عَلَيْهِمَا فِيمَا ٱفْتَدَتْ بِهِۦ ۗ تِلْكَ حُدُودُ ٱللَّهِ فَلَا تَعْتَدُوهَا ۚ
وَمَن يَتَعَدَّ حُدُودَ ٱللَّهِ فَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿٢٢٩﴾

**230.** А ако мажот ја пушти жената по трет пат, тогаш, на мажот не му е дозволено да ја врати сè додека таа не се венча со друг маж. Ако овој ја пушти, тогаш, немаат грев да склучат брак ако мислат, секако, дека нема да ги преминат границите Аллахови. Ете, такви се границите Аллахови кои Он им ги објаснува на луѓето кои знаат!

فَإِن طَلَّقَهَا فَلَا تَحِلُّ لَهُۥ مِنۢ بَعْدُ حَتَّىٰ تَنكِحَ زَوْجًا
غَيْرَهُۥ ۗ فَإِن طَلَّقَهَا فَلَا جُنَاحَ عَلَيْهِمَآ أَن يَتَرَاجَعَآ إِن
ظَنَّآ أَن يُقِيمَا حُدُودَ ٱللَّهِ ۗ وَتِلْكَ حُدُودُ ٱللَّهِ يُبَيِّنُهَا
لِقَوْمٍ يَعْلَمُونَ ﴿٢٣٠﴾

**231.** И кога ќе ги пуштите жените, а кои ќе го дочекаат времето што треба да помине па, односливо задржете ги или убаво пуштете ги. Не задржувајте ги за да им направите штета со што би ги поминале границите на дозволеното. Оној што така ќе постапи - за себеси зло ќе направи. И не земајте ги ајетите Аллахови како играчка. Сетете се на Аллаховиот благодат кон вас, и за она што го објави во Книгата, и во Мудроста со која ве совету-

وَإِذَا طَلَّقْتُمُ ٱلنِّسَآءَ فَبَلَغْنَ أَجَلَهُنَّ فَأَمْسِكُوهُنَّ
بِمَعْرُوفٍ أَوْ سَرِّحُوهُنَّ بِمَعْرُوفٍ ۚ وَلَا تُمْسِكُوهُنَّ
ضِرَارًا لِّتَعْتَدُوا۟ ۚ وَمَن يَفْعَلْ ذَٰلِكَ فَقَدْ ظَلَمَ نَفْسَهُۥ ۚ
وَلَا تَتَّخِذُوٓا۟ ءَايَٰتِ ٱللَّهِ هُزُوًا ۚ وَٱذْكُرُوا۟ نِعْمَتَ
ٱللَّهِ عَلَيْكُمْ وَمَآ أَنزَلَ عَلَيْكُم مِّنَ ٱلْكِتَٰبِ
وَٱلْحِكْمَةِ يَعِظُكُم بِهِۦ ۚ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ
وَٱعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمٌ ﴿٢٣١﴾

ва. И плашете се од Аллах. И знајте дека Аллах, навистина, знае сѐ!

**232.** И кога ќе ги пуштите жените, а кои ќе го дочекаат времето што треба да помине, не попречувајте им да се венчаат со мажите свои доколку тие, сепак, се задоволни со обносливоста нивна. Оние од вас - кои веруваат во Аллах и во Денот суден - се советуваат во тоа. Ете, тоа ви е почисто и поуредно. Аллах знае а вие не знаете!

وَإِذَا طَلَّقۡتُمُ ٱلنِّسَآءَ فَبَلَغۡنَ أَجَلَهُنَّ فَلَا تَعۡضُلُوهُنَّ
أَن يَنكِحۡنَ أَزۡوَٰجَهُنَّ إِذَا تَرَٰضَوۡاْ بَيۡنَهُم بِٱلۡمَعۡرُوفِۗ
ذَٰلِكَ يُوعَظُ بِهِۦ مَن كَانَ مِنكُمۡ يُؤۡمِنُ بِٱللَّهِ وَٱلۡيَوۡمِ
ٱلۡأٓخِرِۗ ذَٰلِكُمۡ أَزۡكَىٰ لَكُمۡ وَأَطۡهَرُۚ وَٱللَّهُ يَعۡلَمُ وَأَنتُمۡ
لَا تَعۡلَمُونَ ٢٣٢

**233.** Нека мајките ги дојат бебињата свои полни две години, и тоа оние кои сакаат доењето да биде потполно. Новороденчето, од страна на родителот, треба да биде добро снабдено и добро облечено. Никој нека не се оптоварува над своите можности. Ниту мајката да се оштети заради детето, а ниту бабото да се оштети заради детето. И наследникот, исто така, има таква обврска. Ако двајцата сакаат, договорно, да го одбијат детето, немаат грев. Исто така немате грев и ако најдете доилка за вашите деца, кога веќе прифативте да им го дадете она што е вредно. Од Аллах, плашете се! И знајте дека Аллах, навистина, го гледа она што го работите!

۞ وَٱلۡوَٰلِدَٰتُ يُرۡضِعۡنَ أَوۡلَٰدَهُنَّ حَوۡلَيۡنِ كَامِلَيۡنِۖ
لِمَنۡ أَرَادَ أَن يُتِمَّ ٱلرَّضَاعَةَۚ وَعَلَى ٱلۡمَوۡلُودِ لَهُۥ رِزۡقُهُنَّ
وَكِسۡوَتُهُنَّ بِٱلۡمَعۡرُوفِۚ لَا تُكَلَّفُ نَفۡسٌ إِلَّا وُسۡعَهَاۚ
لَا تُضَآرَّ وَٰلِدَةُۢ بِوَلَدِهَا وَلَا مَوۡلُودٞ لَّهُۥ بِوَلَدِهِۦۚ
وَعَلَى ٱلۡوَارِثِ مِثۡلُ ذَٰلِكَۗ فَإِنۡ أَرَادَا فِصَالًا عَن
تَرَاضٖ مِّنۡهُمَا وَتَشَاوُرٖ فَلَا جُنَاحَ عَلَيۡهِمَاۗ وَإِنۡ أَرَدتُّمۡ
أَن تَسۡتَرۡضِعُوٓاْ أَوۡلَٰدَكُمۡ فَلَا جُنَاحَ عَلَيۡكُمۡ إِذَا
سَلَّمۡتُم مَّآ ءَاتَيۡتُم بِٱلۡمَعۡرُوفِۗ وَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ وَٱعۡلَمُوٓاْ
أَنَّ ٱللَّهَ بِمَا تَعۡمَلُونَ بَصِيرٞ ٢٣٣

**234.** Од оние што ќе умрат од вас, а ќе оставаат жени, жените се должни да чекаат четири месеци и десет дена. А кога ќе го дочекаат времето што треба да помине, тогаш, вие немате грев за она што оние ќе го сработат за себе и од што имаат корист. Аллах е Известен за она што го работите!

وَٱلَّذِينَ يُتَوَفَّوْنَ مِنكُمْ وَيَذَرُونَ أَزْوَٰجًا يَتَرَبَّصْنَ
بِأَنفُسِهِنَّ أَرْبَعَةَ أَشْهُرٍ وَعَشْرًا فَإِذَا بَلَغْنَ
أَجَلَهُنَّ فَلَا جُنَاحَ عَلَيْكُمْ فِيمَا فَعَلْنَ فِيٓ
أَنفُسِهِنَّ بِٱلْمَعْرُوفِ وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ خَبِيرٌ ٢٣٤

**235.** И немате грев ако на жените им го изнесете тоа дека сакате да ги побарате или, пак, ако тоа го криете во душите ваши... Аллах знае дека вие за нив ќе мислите, но скришно немојте да им верувате. И само чесно со нив зборувајте! Не обврзувајте се за брак сѐ додека не помине времето за чекање. И знајте дека, навистина, Аллах го знае она што го имате во душите ваши; па, бидете претпазливи! Знајте дека Аллах, навистина, е Простувач и Благ!

وَلَا جُنَاحَ عَلَيْكُمْ فِيمَا عَرَّضْتُم بِهِۦ مِنْ خِطْبَةِ
ٱلنِّسَآءِ أَوْ أَكْنَنتُمْ فِيٓ أَنفُسِكُمْ عَلِمَ ٱللَّهُ
أَنَّكُمْ سَتَذْكُرُونَهُنَّ وَلَٰكِن لَّا تُوَاعِدُوهُنَّ
سِرًّا إِلَّآ أَن تَقُولُواْ قَوْلًا مَّعْرُوفًا وَلَا تَعْزِمُواْ
عُقْدَةَ ٱلنِّكَاحِ حَتَّىٰ يَبْلُغَ ٱلْكِتَٰبُ أَجَلَهُۥ
وَٱعْلَمُوٓاْ أَنَّ ٱللَّهَ يَعْلَمُ مَا فِيٓ أَنفُسِكُمْ
فَٱحْذَرُوهُ وَٱعْلَمُوٓاْ أَنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ حَلِيمٌ ٢٣٥

**236.** Немате грев ако ги пуштите жените пред да се состанете со нив или пред да им подарите венчан подарок кој е обврска. Нека подарокот ваш биде изобилен! И имашниот според својата можност и сиромашниот според својата можност! Да се ужива во обносливоста!? Обврска е тоа за доброчинителите!

لَّا جُنَاحَ عَلَيْكُمْ إِن طَلَّقْتُمُ ٱلنِّسَآءَ مَا لَمْ تَمَسُّوهُنَّ
أَوْ تَفْرِضُواْ لَهُنَّ فَرِيضَةً وَمَتِّعُوهُنَّ عَلَى ٱلْمُوسِعِ
قَدَرُهُۥ وَعَلَى ٱلْمُقْتِرِ قَدَرُهُۥ مَتَٰعًۢا بِٱلْمَعْرُوفِ حَقًّا
عَلَى ٱلْمُحْسِنِينَ ٢٣٦

**237.** А ако ги пуштите пред да се здружите со нив, а сте ја подмириле обврската кон нив - тие, тогаш, имаат право на половина од имотот, освен ако жените се откажат од тоа или ако се откаже оној во чии раце е склучувањето брак; иако откажувањето е поблиску до богобојазливоста. И не заборавете на добрината едникондруги! Аллах, навистина, го гледа она што го работите!

وَإِن طَلَّقْتُمُوهُنَّ مِن قَبْلِ أَن تَمَسُّوهُنَّ وَقَدْ
فَرَضْتُمْ لَهُنَّ فَرِيضَةً فَنِصْفُ مَا فَرَضْتُمْ إِلَّآ
أَن يَعْفُونَ أَوْ يَعْفُوَا۟ ٱلَّذِى بِيَدِهِۦ عُقْدَةُ
ٱلنِّكَاحِ ۚ وَأَن تَعْفُوٓا۟ أَقْرَبُ لِلتَّقْوَىٰ ۚ
وَلَا تَنسَوُا۟ ٱلْفَضْلَ بَيْنَكُمْ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ بِمَا تَعْمَلُونَ
بَصِيرٌ ﴿٢٣٧﴾

**238.** Внимавајте на намазот, а особено на средишниот, и исправете се пред Аллах, потчинето!

حَٰفِظُوا۟ عَلَى ٱلصَّلَوَٰتِ وَٱلصَّلَوٰةِ ٱلْوُسْطَىٰ
وَقُومُوا۟ لِلَّهِ قَٰنِتِينَ ﴿٢٣٨﴾

**239.** А ако се плашите, тогаш, намазот можете да го извршите стоејќи или јавајќи. А ако сте, пак, безбедни, споменувајте го Аллаха онака како што Он ве поучи за она што не го знаевте.

فَإِنْ خِفْتُمْ فَرِجَالًا أَوْ رُكْبَانًا ۖ فَإِذَآ أَمِنتُمْ
فَٱذْكُرُوا۟ ٱللَّهَ كَمَا عَلَّمَكُم مَّا لَمْ
تَكُونُوا۟ تَعْلَمُونَ ﴿٢٣٩﴾

**240.** Оние меѓу вас кои ќе умрат, а ќе оставаат жени зад себе, за жените свои треба да оставаат васиет за издршка во траење од една година, и да не излегуваат од дома. А ако, пак, излезат, немаат грев за она што ќе го направат самите за себеси, а веќе е познато. Аллах е Силен и Мудар!

وَٱلَّذِينَ يُتَوَفَّوْنَ مِنكُمْ وَيَذَرُونَ أَزْوَٰجًا
وَصِيَّةً لِّأَزْوَٰجِهِم مَّتَٰعًا إِلَى ٱلْحَوْلِ غَيْرَ
إِخْرَاجٍ ۚ فَإِنْ خَرَجْنَ فَلَا جُنَاحَ عَلَيْكُمْ فِى
مَا فَعَلْنَ فِىٓ أَنفُسِهِنَّ مِن مَّعْرُوفٍ ۗ وَٱللَّهُ
عَزِيزٌ حَكِيمٌ ﴿٢٤٠﴾

**241.** За разведените жени чесно треба да им се остават трошоци за испраќање. Ете, тоа е обврска за богобојазливите!

وَلِلْمُطَلَّقَٰتِ مَتَٰعٌۢ بِٱلْمَعْرُوفِ ۖ حَقًّا عَلَى
ٱلْمُتَّقِينَ ﴿٢٤١﴾

**242.** Ете, така Аллах ви ги објаснува ајетите Свои за да се вразумите!

كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ ٱللَّهُ لَكُمْ ءَايَٰتِهِۦ
لَعَلَّكُمْ تَعْقِلُونَ ﴿٢٤٢﴾

**243.** Нели ги виде оние кои ги напуштија домовите свои, плашејќи се од смртта, а беа илјадници, кога Аллах им рече: “Умрете!”, а потоа ги оживи. Аллах, навистина, поседува добротија кон луѓето! Но, мнозинството на луѓето не се заблагодаруваат!

۞ أَلَمْ تَرَ إِلَى ٱلَّذِينَ خَرَجُوا۟ مِن دِيَٰرِهِمْ
وَهُمْ أُلُوفٌ حَذَرَ ٱلْمَوْتِ فَقَالَ لَهُمُ ٱللَّهُ مُوتُوا۟
ثُمَّ أَحْيَٰهُمْ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ لَذُو فَضْلٍ عَلَى ٱلنَّاسِ
وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَ ٱلنَّاسِ لَا يَشْكُرُونَ ﴿٢٤٣﴾

**244.** И борете се на Аллаховиот пат и знајте дека Аллах, навистина, е Слушач и Зналец!

وَقَٰتِلُوا۟ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ وَٱعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ سَمِيعٌ
عَلِيمٌ ﴿٢٤٤﴾

**245.** Оној кој ќе му позајми на Аллах - па, Аллах во изобилие ќе му зголеми. Аллах скратува и изобилие дарува. Нему ќе Му се вратите!

مَّن ذَا ٱلَّذِى يُقْرِضُ ٱللَّهَ قَرْضًا حَسَنًا فَيُضَٰعِفَهُۥ
لَهُۥٓ أَضْعَافًا كَثِيرَةً ۚ وَٱللَّهُ يَقْبِضُ وَيَبْصُۜطُ
وَإِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ﴿٢٤٥﴾

**246.** Нели ги виде како големците меѓу синовите Израилови по Муса му возвратија на пејгамберот свој: “Испрати ни владар, па да се бориме на Аллаховиот пат!” Рече: “Вие, можеби, ако ви е борбата пропишана, нема да се борите!” Рекоа: “Зошто да не се

أَلَمْ تَرَ إِلَى ٱلْمَلَإِ مِنۢ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ مِنۢ بَعْدِ
مُوسَىٰٓ إِذْ قَالُوا۟ لِنَبِىٍّ لَّهُمُ ٱبْعَثْ لَنَا مَلِكًا
نُّقَٰتِلْ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ ۖ قَالَ هَلْ عَسَيْتُمْ إِن
كُتِبَ عَلَيْكُمُ ٱلْقِتَالُ أَلَّا تُقَٰتِلُوا۟ ۖ قَالُوا۟
وَمَا لَنَآ أَلَّا نُقَٰتِلَ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ وَقَدْ
أُخْرِجْنَا مِن دِيَٰرِنَا وَأَبْنَآئِنَا ۖ فَلَمَّا كُتِبَ

бориме на Аллаховиот пат? И ние самите и синовите наши, истерани сме од домовите.” И бидејќи им беше пропишано да се борат - се откажаа, освен малкумина од нив. А Аллах ги знае неправедните!

عَلَيۡهِمُ ٱلۡقِتَالُ تَوَلَّوۡاْ إِلَّا قَلِيلٗا مِّنۡهُمۡۚ
وَٱللَّهُ عَلِيمُۢ بِٱلظَّٰلِمِينَ ٢٤٦

**247.** И пејгамберот нивни им рече: “Аллах за владар, навистина, Талуда ви го испрати!” Тие рекоа: “Тој ли да владее со нас, а ние имаме поголемо право на владеење од него? Нему не му е дадено богатство големо.” Рече: “Аллах, навистина, го одбра међу вас и го оспособи со изобилие на знаење и со моќ телесна. А власта Аллах ја дава кому сака.” Аллах е Неизмерен и Зналец!

وَقَالَ لَهُمۡ نَبِيُّهُمۡ إِنَّ ٱللَّهَ قَدۡ بَعَثَ لَكُمۡ
طَالُوتَ مَلِكٗاۚ قَالُوٓاْ أَنَّىٰ يَكُونُ لَهُ ٱلۡمُلۡكُ
عَلَيۡنَا وَنَحۡنُ أَحَقُّ بِٱلۡمُلۡكِ مِنۡهُ وَلَمۡ يُؤۡتَ
سَعَةٗ مِّنَ ٱلۡمَالِۚ قَالَ إِنَّ ٱللَّهَ ٱصۡطَفَىٰهُ
عَلَيۡكُمۡ وَزَادَهُۥ بَسۡطَةٗ فِي ٱلۡعِلۡمِ
وَٱلۡجِسۡمِۖ وَٱللَّهُ يُؤۡتِي مُلۡكَهُۥ مَن يَشَآءُۚ
وَٱللَّهُ وَٰسِعٌ عَلِيمٞ ٢٤٧

**248.** Пејгамберот нивни им рече: “Знак за неговата власт е тоа што ќе ви донесе ковчег во кој ќе се најде смирна од Господарот ваш и остаток од она што го остави семејството на Муса и семејството на Харун; ковчегот - мелеките ќе го донесат. За вас во тоа, навистина, има знамение, само ако сте верници!”

وَقَالَ لَهُمۡ نَبِيُّهُمۡ إِنَّ ءَايَةَ مُلۡكِهِۦٓ
أَن يَأۡتِيَكُمُ ٱلتَّابُوتُ فِيهِ سَكِينَةٞ
مِّن رَّبِّكُمۡ وَبَقِيَّةٞ مِّمَّا تَرَكَ ءَالُ مُوسَىٰ
وَءَالُ هَٰرُونَ تَحۡمِلُهُ ٱلۡمَلَٰٓئِكَةُۚ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ
لَأٓيَةٗ لَّكُمۡ إِن كُنتُم مُّؤۡمِنِينَ ٢٤٨

**249.** И бидејќи Талуд ја изведе војската, рече:“Аллах ќе ве искуша со река. Кој ќе се напие

فَلَمَّا فَصَلَ طَالُوتُ بِٱلۡجُنُودِ قَالَ إِنَّ ٱللَّهَ
مُبۡتَلِيكُم بِنَهَرٖ فَمَن شَرِبَ مِنۡهُ فَلَيۡسَ

од неа - не е мој, а кој ќе се воздржи - мој е, ако со шепа зафати од водата.” Па, се напија од водата само неколкумина. И бидејќи тој и нему верните ја поминаа реката, рекоа:“Ние денес немаме моќ да му се спротиставиме на Џалут и на војската негова. “ А оние кои, секако, имаа на ум дека ќе се сретнат со Аллах, рекоа: “Колкупати мали војски победуваа, со одобрувањето на Аллах, големи војски!?” Аллах е со трпеливите!

مِنِّي وَمَن لَّمْ يَطْعَمْهُ فَإِنَّهُۥ مِنِّيٓ إِلَّا مَنِ ٱغْتَرَفَ
غُرْفَةًۢ بِيَدِهِۦ ۚ فَشَرِبُوا۟ مِنْهُ إِلَّا قَلِيلًا مِّنْهُمْ ۚ
فَلَمَّا جَاوَزَهُۥ هُوَ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ مَعَهُۥ
قَالُوا۟ لَا طَاقَةَ لَنَا ٱلْيَوْمَ بِجَالُوتَ
وَجُنُودِهِۦ ۚ قَالَ ٱلَّذِينَ يَظُنُّونَ أَنَّهُم
مُّلَٰقُوا۟ ٱللَّهِ كَم مِّن فِئَةٍ قَلِيلَةٍ غَلَبَتْ
فِئَةً كَثِيرَةًۢ بِإِذْنِ ٱللَّهِ ۗ وَٱللَّهُ مَعَ ٱلصَّٰبِرِينَ ﴿٢٤٩﴾

**250.** И бидејќи му се приближија на Џалут и на војската негова, рекоа: “Господаре наш, дај ни трпение, зацврсти ги чекорите наши и помогни ни против народот невернички!”

وَلَمَّا بَرَزُوا۟ لِجَالُوتَ وَجُنُودِهِۦ قَالُوا۟
رَبَّنَآ أَفْرِغْ عَلَيْنَا صَبْرًا وَثَبِّتْ أَقْدَامَنَا
وَٱنصُرْنَا عَلَى ٱلْقَوْمِ ٱلْكَٰفِرِينَ ﴿٢٥٠﴾

**251.** И тие со одобрението на Аллах ги совладаа. И Талуд го уби Џалута. И Аллах му даде и власт и мудрост, и го поучи во она што го сакаше. И да не е Аллаховото еднозадруго спречување на луѓето, на земјата безредие ќе се создадеше. Но, Аллах поседува добрина кон луѓето!

فَهَزَمُوهُم بِإِذْنِ ٱللَّهِ وَقَتَلَ دَاوُۥدُ
جَالُوتَ وَءَاتَىٰهُ ٱللَّهُ ٱلْمُلْكَ
وَٱلْحِكْمَةَ وَعَلَّمَهُۥ مِمَّا يَشَآءُ ۗ وَلَوْلَا
دَفْعُ ٱللَّهِ ٱلنَّاسَ بَعْضَهُم بِبَعْضٍ
لَّفَسَدَتِ ٱلْأَرْضُ وَلَٰكِنَّ ٱللَّهَ
ذُو فَضْلٍ عَلَى ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٢٥١﴾

**252.** Ете, тоа се Аллахови ајети кои вистински ти ги кажуваме. И ти си, навистина, еден меѓу пејгамберите!

تِلْكَ ءَايَٰتُ ٱللَّهِ نَتْلُوهَا عَلَيْكَ بِٱلْحَقِّ ۚ
وَإِنَّكَ لَمِنَ ٱلْمُرْسَلِينَ ﴿٢٥٢﴾

**253.** Меѓу пејгамберите еднина-други одликувавме: од нив имаше и такви со кои Аллах зборуваше, а и такви кои на повисок степен ги воздигнуваше. И на Иса, синот на Мерјем, Ние јаснотии му дадовме, и со Светиот Џибрил го потпомогнавме. Оние кои беа по нив, да сакаше Аллах, немаше да се убиваат: до пристигнувањето на јаснотиите до нив, но, ете, се разединуваа. Меѓу нив имаше и кои веруваа и кои не веруваа. А Аллах да сакаше оние немаше да се убиваат. Но, Аллах работи она што го посакува.

۞ تِلْكَ ٱلرُّسُلُ فَضَّلْنَا بَعْضَهُمْ عَلَىٰ بَعْضٍ مِّنْهُم
مَّن كَلَّمَ ٱللَّهُ وَرَفَعَ بَعْضَهُمْ دَرَجَٰتٍ وَءَاتَيْنَا
عِيسَى ٱبْنَ مَرْيَمَ ٱلْبَيِّنَٰتِ وَأَيَّدْنَٰهُ بِرُوحِ
ٱلْقُدُسِ وَلَوْ شَآءَ ٱللَّهُ مَا ٱقْتَتَلَ ٱلَّذِينَ
مِنۢ بَعْدِهِم مِّنۢ بَعْدِ مَا جَآءَتْهُمُ ٱلْبَيِّنَٰتُ
وَلَٰكِنِ ٱخْتَلَفُوا۟ فَمِنْهُم مَّنْ ءَامَنَ وَمِنْهُم مَّن كَفَرَ
وَلَوْ شَآءَ ٱللَّهُ مَا ٱقْتَتَلُوا۟ وَلَٰكِنَّ ٱللَّهَ يَفْعَلُ
مَا يُرِيدُ ﴿٢٥٣﴾

**254.** О верници, делете од нафаката која Ние ви ја дадовме пред да настапи Денот кога повеќе не ќе има ни продажба, ни пријателство, ни посредување. А зулумќарите се, токму, неверници!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ أَنفِقُوا۟ مِمَّا رَزَقْنَٰكُم
مِّن قَبْلِ أَن يَأْتِىَ يَوْمٌ لَّا بَيْعٌ فِيهِ وَلَا خُلَّةٌ
وَلَا شَفَٰعَةٌ وَٱلْكَٰفِرُونَ هُمُ ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿٢٥٤﴾

**255.** Аллах! Нема друг Бог освен Него! Жив и Постоен! Не го обзема ни дремка ни сон. Сè што е на небесата и на Земјата е - Негово! И кој може кај Него, без одобрението Негово, да се заземе!? Он го знае и она што е пред нив и она што е зад нив. И од знаењето Негово, само со посак Негов, оние мал дел опфаќаат. Престолот Негов поширок е и од небесата и од Земјата. Чувањето на овие не е никаква тешкотија за Него. Он е Вишен и Голем!

ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ٱلْحَىُّ ٱلْقَيُّومُ لَا تَأْخُذُهُۥ سِنَةٌ
وَلَا نَوْمٌ لَّهُۥ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ مَن ذَا
ٱلَّذِى يَشْفَعُ عِندَهُۥٓ إِلَّا بِإِذْنِهِۦ يَعْلَمُ مَا بَيْنَ
أَيْدِيهِمْ وَمَا خَلْفَهُمْ وَلَا يُحِيطُونَ بِشَىْءٍ
مِّنْ عِلْمِهِۦٓ إِلَّا بِمَا شَآءَ وَسِعَ كُرْسِيُّهُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلْأَرْضَ وَلَا يَـُٔودُهُۥ حِفْظُهُمَا وَهُوَ ٱلْعَلِىُّ
ٱلْعَظِيمُ ﴿٢٥٥﴾

**256.** Во верата нема насилство зашто патот вистински јасно се одделува од беспаќето. Оној кој не верува во Тагут, а верува во Аллах веќе го дофатил најцврстото јаже во кое нема искинатина. Аллах е Слушач и Зналец!

لَآ إِكۡرَاهَ فِي ٱلدِّينِۖ قَد تَّبَيَّنَ ٱلرُّشۡدُ مِنَ ٱلۡغَيِّۚ فَمَن
يَكۡفُرۡ بِٱلطَّٰغُوتِ وَيُؤۡمِنۢ بِٱللَّهِ فَقَدِ
ٱسۡتَمۡسَكَ بِٱلۡعُرۡوَةِ ٱلۡوُثۡقَىٰ لَا ٱنفِصَامَ لَهَاۗ وَٱللَّهُ
سَمِيعٌ عَلِيمٌ ٢٥٦

**257.** Аллах е Заштитник на оние кои веруваат: од темнини во светлина ги изведува. А оние кои не веруваат - шејтаните за заштитници свои ги имаат: од светлина во темнини ги туркаат. Овие се жители џехеннемски и во него за навек ќе останат!

ٱللَّهُ وَلِيُّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ يُخۡرِجُهُم مِّنَ ٱلظُّلُمَٰتِ
إِلَى ٱلنُّورِۖ وَٱلَّذِينَ كَفَرُوٓاْ أَوۡلِيَآؤُهُمُ
ٱلطَّٰغُوتُ يُخۡرِجُونَهُم مِّنَ ٱلنُّورِ
إِلَى ٱلظُّلُمَٰتِۗ أُوْلَٰٓئِكَ أَصۡحَٰبُ
ٱلنَّارِۖ هُمۡ فِيهَا خَٰلِدُونَ ٢٥٧

**258.** Не виде ли оној на кој Аллах му даде власт како расправаше со Ибрахим за Господарот свој? И кога Ибрахим рече: “Господарот мој е оној кој оживува и кој усмртува.” Рече тој: “Јас сум тој што оживува и што усмртува.” А Ибрахим рече: “Па, Аллах, навистина, определува Сонцето да излезе на Исток, а определи тогаш ти, тоа да излезе на Запад!” И остана збунет оној што не веруваше. И Аллах не го упатува народот невернички!

أَلَمۡ تَرَ إِلَى ٱلَّذِي حَآجَّ إِبۡرَٰهِـۧمَ فِي رَبِّهِۦٓ
أَنۡ ءَاتَىٰهُ ٱللَّهُ ٱلۡمُلۡكَ إِذۡ قَالَ إِبۡرَٰهِـۧمُ رَبِّيَ
ٱلَّذِي يُحۡيِۦ وَيُمِيتُ قَالَ أَنَا۠ أُحۡيِۦ وَأُمِيتُۖ
قَالَ إِبۡرَٰهِـۧمُ فَإِنَّ ٱللَّهَ يَأۡتِي بِٱلشَّمۡسِ
مِنَ ٱلۡمَشۡرِقِ فَأۡتِ بِهَا مِنَ ٱلۡمَغۡرِبِ فَبُهِتَ ٱلَّذِي
كَفَرَۗ وَٱللَّهُ لَا يَهۡدِي ٱلۡقَوۡمَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٢٥٨

**259.** Или другиот, кој, поминувајќи низ испразнета, опустошена населба, рече:“Та, навистина, како Аллах ќе го оживи ова по мртвилото негово?!” Него Аллах

أَوۡ كَٱلَّذِي مَرَّ عَلَىٰ قَرۡيَةٖ وَهِيَ خَاوِيَةٌ عَلَىٰ عُرُوشِهَا
قَالَ أَنَّىٰ يُحۡيِۦ هَٰذِهِ ٱللَّهُ بَعۡدَ مَوۡتِهَاۖ فَأَمَاتَهُ ٱللَّهُ
مِاْئَةَ عَامٖ ثُمَّ بَعَثَهُۥۖ قَالَ كَمۡ لَبِثۡتَۖ قَالَ لَبِثۡتُ

го усмрти и го остави сто години, а потоа го оживи. Аллах рече:“Колку остана?”Рече: “Останав еден ден,” или “дел од еден ден.” А Аллах рече:“Не, остана сто години. Погледни ја, тогаш, храната и напитокот. Сè уште не се расипани, но погледни го магарето твое! Погледни ги коските како Ние ги поставуваме и како со месо ги обвиваме од тебе знамение за луѓето да направиме.” И бидејќи му стана јасно, рече: “Знам дека Аллах, навистина, е Кадар за сè!”

يَوْمًا أَوْ بَعْضَ يَوْمٍ ۖ قَالَ بَل لَّبِثْتَ مِائَةَ عَامٍ
فَانظُرْ إِلَىٰ طَعَامِكَ وَشَرَابِكَ لَمْ يَتَسَنَّهْ ۖ
وَانظُرْ إِلَىٰ حِمَارِكَ وَلِنَجْعَلَكَ آيَةً
لِّلنَّاسِ ۖ وَانظُرْ إِلَى الْعِظَامِ كَيْفَ
نُنشِزُهَا ثُمَّ نَكْسُوهَا لَحْمًا ۚ فَلَمَّا تَبَيَّنَ
لَهُ قَالَ أَعْلَمُ أَنَّ اللَّهَ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ قَدِيرٌ ﴿٢٥٩﴾

**260.** И кога Ибрахим рече: “Господаре, покажи ми како ги оживуваш мртвите!” Аллах рече: “Зарем не веруваш?” Рече: “Да, но тоа е за да се смири срцево мое.”Рече:“Земи, тогаш, четири птици, припитоми ги. Секоја од нив стави ја на ритче поединечно, па потоа повикај ги. Ќе ти дојдат брзо. И знај дека, навистина, Аллах е Силен и Мудар!”

وَإِذْ قَالَ إِبْرَاهِيمُ رَبِّ أَرِنِي كَيْفَ تُحْيِي
الْمَوْتَىٰ ۖ قَالَ أَوَلَمْ تُؤْمِن ۖ قَالَ بَلَىٰ وَلَٰكِن
لِّيَطْمَئِنَّ قَلْبِي ۖ قَالَ فَخُذْ أَرْبَعَةً مِّنَ الطَّيْرِ
فَصُرْهُنَّ إِلَيْكَ ثُمَّ اجْعَلْ عَلَىٰ كُلِّ جَبَلٍ مِّنْهُنَّ
جُزْءًا ثُمَّ ادْعُهُنَّ يَأْتِينَكَ سَعْيًا ۚ وَاعْلَمْ أَنَّ اللَّهَ
عَزِيزٌ حَكِيمٌ ﴿٢٦٠﴾

**261.** Оние што го делат имотот свој на Аллаховиот пат се слични на зрно од кое никнат седум класја, а во секој клас по стотици зрна... Аллах кому сака, секако, удвојува. Аллах е Неизмерен и Зналец!

مَّثَلُ الَّذِينَ يُنفِقُونَ أَمْوَالَهُمْ فِي سَبِيلِ اللَّهِ
كَمَثَلِ حَبَّةٍ أَنبَتَتْ سَبْعَ سَنَابِلَ فِي كُلِّ
سُنبُلَةٍ مِّائَةُ حَبَّةٍ ۗ وَاللَّهُ يُضَاعِفُ لِمَن يَشَاءُ ۗ وَاللَّهُ
وَاسِعٌ عَلِيمٌ ﴿٢٦١﴾

**262.** Оние што делат од имотот свој на Аллаховиот пат без да проследат со приговор и зазбор - награда имаат кај Господарот свој. Оние нема да стравуваат и нема да тагуваат!

ٱلَّذِينَ يُنفِقُونَ أَمْوَٰلَهُمْ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ ثُمَّ لَا يُتْبِعُونَ
مَآ أَنفَقُوا۟ مَنًّا وَلَآ أَذًى ۙ لَّهُمْ أَجْرُهُمْ عِندَ رَبِّهِمْ
وَلَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ﴿٢٦٢﴾

**263.** Добриот збор и прошката вредат повеќе од садака која е проследена со приговор. Аллах е Богат и Благ!

۞ قَوْلٌ مَّعْرُوفٌ وَمَغْفِرَةٌ خَيْرٌ مِّن صَدَقَةٍ
يَتْبَعُهَآ أَذًى ۗ وَٱللَّهُ غَنِىٌّ حَلِيمٌ ﴿٢٦٣﴾

**264.** О верници, не обезвреднувајте ги садаките ваши со приговор и зазбор како оној што дели од имотот свој во очиглед на луѓето: кој не верува ни во Аллах ни во Денот ахиретски! Тој е сличен на карпесто ритче покриено со земја: па, штом голем дожд ќе залее, тогаш, ќе се оголи карпата. Таквите ништо нема да постигнат од она што го спечалија. Аллах не го упатува народот невернички!

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تُبْطِلُوا۟ صَدَقَـٰتِكُم بِٱلْمَنِّ
وَٱلْأَذَىٰ كَٱلَّذِى يُنفِقُ مَالَهُۥ رِئَآءَ ٱلنَّاسِ
وَلَا يُؤْمِنُ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْـَٔاخِرِ ۖ فَمَثَلُهُۥ كَمَثَلِ
صَفْوَانٍ عَلَيْهِ تُرَابٌ فَأَصَابَهُۥ وَابِلٌ فَتَرَكَهُۥ
صَلْدًا ۖ لَّا يَقْدِرُونَ عَلَىٰ شَىْءٍ مِّمَّا كَسَبُوا۟ ۗ
وَٱللَّهُ لَا يَهْدِى ٱلْقَوْمَ ٱلْكَـٰفِرِينَ ﴿٢٦٤﴾

**265.** А оние, пак, што делат од имотот свој, барајќи ги задоволствата Аллахови и закрепнувајќи ги душите свои, се слични на градина засадена на ритче: па, штом голем дожд ќе ја залее, тогаш, таа дава плод двојни; а ако, пак, нема дожд обилен, тогаш, градината станува само оросена. Аллах го гледа она што го работите!

وَمَثَلُ ٱلَّذِينَ يُنفِقُونَ أَمْوَٰلَهُمُ ٱبْتِغَآءَ
مَرْضَاتِ ٱللَّهِ وَتَثْبِيتًا مِّنْ أَنفُسِهِمْ كَمَثَلِ
جَنَّةٍۭ بِرَبْوَةٍ أَصَابَهَا وَابِلٌ فَـَٔاتَتْ أُكُلَهَا
ضِعْفَيْنِ فَإِن لَّمْ يُصِبْهَا وَابِلٌ فَطَلٌّ ۗ
وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ﴿٢٦٥﴾

**266.** Би сакал ли некој од вас да има градина со урми и лозја меѓу кои реки течат, и каде што за него има секаков вид на плодови, па да го обземе старост, а потомството му е нејако, па да се збидне виор над градината со оган што ќе ја изгори? Ете, така Аллах ви ги објаснува знаменијата за да размислувате!

أَيَوَدُّ أَحَدُكُمْ أَن تَكُونَ لَهُۥ جَنَّةٌ مِّن نَّخِيلٍ
وَأَعْنَابٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ لَهُۥ
فِيهَا مِن كُلِّ ٱلثَّمَرَٰتِ وَأَصَابَهُ ٱلْكِبَرُ
وَلَهُۥ ذُرِّيَّةٌ ضُعَفَآءُ فَأَصَابَهَآ إِعْصَارٌ فِيهِ نَارٌ
فَٱحْتَرَقَتْ ۗ كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ ٱللَّهُ لَكُمُ ٱلْءَايَٰتِ
لَعَلَّكُمْ تَتَفَكَّرُونَ ٢٦٦

**267.** О верници, делете од добрата што ги спечаливте и од оние што ви ги вадиме од земјата. И не одбирајте ги неубавите за да делите од нив, освен ненамерно. Знајте дека Аллах е Богат и за благодарност Достоен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ أَنفِقُوا۟ مِن طَيِّبَٰتِ
مَا كَسَبْتُمْ وَمِمَّآ أَخْرَجْنَا لَكُم مِّنَ ٱلْأَرْضِ ۖ
وَلَا تَيَمَّمُوا۟ ٱلْخَبِيثَ مِنْهُ تُنفِقُونَ وَلَسْتُم
بِـَٔاخِذِيهِ إِلَّآ أَن تُغْمِضُوا۟ فِيهِ ۚ وَٱعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ
غَنِىٌّ حَمِيدٌ ٢٦٧

**268.** Шејтанот ви подготвува сиромаштија и ви наредува срамно дело, а Аллах ви подготвува прошка и наклоност. Аллах е Неизмерен и Зналец!

ٱلشَّيْطَٰنُ يَعِدُكُمُ ٱلْفَقْرَ وَيَأْمُرُكُم
بِٱلْفَحْشَآءِ ۖ وَٱللَّهُ يَعِدُكُم مَّغْفِرَةً مِّنْهُ
وَفَضْلًا ۗ وَٱللَّهُ وَٰسِعٌ عَلِيمٌ ٢٦٨

**269.** Он дава мудрост кому сака, а на оној кому што му е дадена мудрост, дадено му е, секако, добро неизмерно. На Него се сеќаваат само надарените со разбир!

يُؤْتِى ٱلْحِكْمَةَ مَن يَشَآءُ ۚ وَمَن يُؤْتَ
ٱلْحِكْمَةَ فَقَدْ أُوتِىَ خَيْرًا كَثِيرًا ۗ
وَمَا يَذَّكَّرُ إِلَّآ أُو۟لُوا۟ ٱلْأَلْبَٰبِ ٢٦٩

**270.** А за онаа садака што ќе ја дадете и за оној подарок за кој ќе се заветувате...Аллах, нави-

وَمَآ أَنفَقْتُم مِّن نَّفَقَةٍ أَوْ نَذَرْتُم مِّن نَّذْرٍ
فَإِنَّ ٱللَّهَ يَعْلَمُهُۥ ۗ وَمَا لِلظَّٰلِمِينَ

стина, знае! А за зулумќарите нема поддржници!

مِنْ أَنصَارٍ ٢٧٠

271. Ако јавно делите садака - та, тоа е убаво, но, ако тоа скришно го направите, давајќи им ја на сиромашните, тогаш, тоа е подобро за вас. Аллах ќе ги занемари пропустите ваши. И Аллах е Известен за она што го работите!

إِن تُبْدُوا۟ ٱلصَّدَقَٰتِ فَنِعِمَّا هِىَ ۖ وَإِن تُخْفُوهَا
وَتُؤْتُوهَا ٱلْفُقَرَآءَ فَهُوَ خَيْرٌ لَّكُمْ ۚ وَيُكَفِّرُ
عَنكُم مِّن سَيِّـَٔاتِكُمْ ۗ
وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ خَبِيرٌ ٢٧١

272. Твое не е да ги упатуваш, туку Аллах упатува кого сака. А во она што ќе го поделите - та, има добро за вас, и во она што ќе го поделите исцело заради лицето Аллахово, и за она добро што ќе го поделите...надоместок ќе имате; нема да изгубите:

۞ لَّيْسَ عَلَيْكَ هُدَىٰهُمْ وَلَٰكِنَّ ٱللَّهَ يَهْدِى
مَن يَشَآءُ ۗ وَمَا تُنفِقُوا۟ مِنْ خَيْرٍ
فَلِأَنفُسِكُمْ ۚ وَمَا تُنفِقُونَ إِلَّا ٱبْتِغَآءَ
وَجْهِ ٱللَّهِ ۚ وَمَا تُنفِقُوا۟ مِنْ خَيْرٍ يُوَفَّ
إِلَيْكُمْ وَأَنتُمْ لَا تُظْلَمُونَ ٢٧٢

273. и тоа на сиромашните, кои се кон патот Аллахов управени а не можат да стопанисуваат. За нив неупатениот, бидејќи се честити, милси дека се богати, познавајќи ги по ликот нивни. Оние, молејќи ги луѓето, не здодеваат. А доброто што ќе го поделите...та, Аллах го знае тоа!

لِلْفُقَرَآءِ ٱلَّذِينَ أُحْصِرُوا۟ فِى سَبِيلِ
ٱللَّهِ لَا يَسْتَطِيعُونَ ضَرْبًا فِى ٱلْأَرْضِ
يَحْسَبُهُمُ ٱلْجَاهِلُ أَغْنِيَآءَ مِنَ ٱلتَّعَفُّفِ
تَعْرِفُهُم بِسِيمَٰهُمْ لَا يَسْـَٔلُونَ ٱلنَّاسَ
إِلْحَافًا ۗ وَمَا تُنفِقُوا۟ مِنْ خَيْرٍ فَإِنَّ ٱللَّهَ بِهِۦ
عَلِيمٌ ٢٧٣

274. Оние го делат имотот свој денонќно, тајно и јавно, и кај Господарот свој имаат награда голема. Оние не ќе стравуваат и не ќе тагуваат!

ٱلَّذِينَ يُنفِقُونَ أَمْوَٰلَهُم بِٱلَّيْلِ وَٱلنَّهَارِ
سِرًّا وَعَلَانِيَةً فَلَهُمْ أَجْرُهُمْ عِندَ رَبِّهِمْ
وَلَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ٢٧٤

**275.** Оние кои употребуваат лихва ќе се дигнат како што се дигаат оние кои ќе ги избезуми допирот шејтански. Ете, тоа е заради тврдењето нивно: “Купопродажбата, секако, е слична на лихвата.”Купопродажбата Аллах ја дозволи, а лихвата ја забрани. Па, на оној што ќе му дојде Ука од Господарот свој, па ќе се воздржи, му припаѓа она што порано си го спечалил. А наредбата за тоа е - Аллахова! А оние кои ќе ѝ се вратат на лихвата...па,жители џехеннемски ќе станат и во него за навек ќе останат.

ٱلَّذِينَ يَأْكُلُونَ ٱلرِّبَوٰاْ لَا يَقُومُونَ إِلَّا كَمَا يَقُومُ ٱلَّذِى يَتَخَبَّطُهُ ٱلشَّيْطَٰنُ مِنَ ٱلْمَسِّ ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ قَالُوٓاْ إِنَّمَا ٱلْبَيْعُ مِثْلُ ٱلرِّبَوٰاْ وَأَحَلَّ ٱللَّهُ ٱلْبَيْعَ وَحَرَّمَ ٱلرِّبَوٰاْ فَمَن جَآءَهُۥ مَوْعِظَةٌ مِّن رَّبِّهِۦ فَٱنتَهَىٰ فَلَهُۥ مَا سَلَفَ وَأَمْرُهُۥٓ إِلَى ٱللَّهِ وَمَنْ عَادَ فَأُوْلَٰٓئِكَ أَصْحَٰبُ ٱلنَّارِ هُمْ فِيهَا خَٰلِدُونَ ٢٧٥

**276.** Аллах ја поништува лихвата, а садаките ги прави плодни. Аллах не ги сака ни неверникот ни грешникот!

يَمْحَقُ ٱللَّهُ ٱلرِّبَوٰاْ وَيُرْبِى ٱلصَّدَقَٰتِ وَٱللَّهُ لَا يُحِبُّ كُلَّ كَفَّارٍ أَثِيمٍ ٢٧٦

**277.** Оние кои, навистина, веруваат и кои работат добри дела, и кои се исправаат намаз да извршат, и кои зекат даваат...наградата нивна е кај Господарот нивни. Оние не ќе стравуваат и не ќе тагуваат.

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ وَأَقَامُواْ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتَوُاْ ٱلزَّكَوٰةَ لَهُمْ أَجْرُهُمْ عِندَ رَبِّهِمْ وَلَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ٢٧٧

**278.** О верници, плашете се од Аллах и, ако сте верници, откажете се од преостанатиот дел на лихвата!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ ٱتَّقُواْ ٱللَّهَ وَذَرُواْ مَا بَقِىَ مِنَ ٱلرِّبَوٰٓاْ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ٢٧٨

**279.** А ако, пак, тоа не го направите, тогаш, ја одобрувате војната од страна на Аллах и пејгамберот Негов, а ако, пак, се покаете, вам ви припаѓа главнина од имотот ваш: никого не наштетувате и нема да ви се наштети.

فَإِن لَّمْ تَفْعَلُوا۟ فَأْذَنُوا۟ بِحَرْبٍ مِّنَ ٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ ۖ
وَإِن تُبْتُمْ فَلَكُمْ رُءُوسُ أَمْوَٰلِكُمْ
لَا تَظْلِمُونَ وَلَا تُظْلَمُونَ ﴿٢٧٩﴾

**280.** А оној кој е во тешка состојба ... па, треба да се почека додека не му дојде лесна состојба. Но, за вас подобро е да му го простите долгот. Само ако знаете!

وَإِن كَانَ ذُو عُسْرَةٍ فَنَظِرَةٌ إِلَىٰ مَيْسَرَةٍ ۚ وَأَن
تَصَدَّقُوا۟ خَيْرٌ لَّكُمْ ۖ إِن كُنتُمْ
تَعْلَمُونَ ﴿٢٨٠﴾

**281.** И плашете се од Денот во кој ќе му се вратите на Аллах. Потоа секој, сосем сигурно, ќе го наплати она што си го спечалил; никој нема да биде оштетен.

وَٱتَّقُوا۟ يَوْمًا تُرْجَعُونَ فِيهِ إِلَى ٱللَّهِ ۖ ثُمَّ تُوَفَّىٰ
كُلُّ نَفْسٍ مَّا كَسَبَتْ وَهُمْ لَا يُظْلَمُونَ ﴿٢٨١﴾

**282.** О верници, кога ќе одлучите еднинадруги да си позајмувате до еден рок определен, тогаш, запишете го тоа! Меѓу вас, тоа нека го направи писарот, праведно, и тој нека не одбива да напише онака како што Аллах го поучил. Тој нека пишува, а должникот нека кажува. И нека се плаши од Аллах, Господарот свој. И нека не смали ништо од тоа. Па, ако должникот е беден или е слаб или не е кадар да кажува, тогаш, заштитникот негов нека кажува праведно. И побарајте да по-

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِذَا تَدَايَنتُم بِدَيْنٍ إِلَىٰٓ أَجَلٍ
مُّسَمًّى فَٱكْتُبُوهُ ۚ وَلْيَكْتُب بَّيْنَكُمْ كَاتِبٌۢ
بِٱلْعَدْلِ ۚ وَلَا يَأْبَ كَاتِبٌ أَن يَكْتُبَ كَمَا عَلَّمَهُ
ٱللَّهُ ۚ فَلْيَكْتُبْ وَلْيُمْلِلِ ٱلَّذِى عَلَيْهِ ٱلْحَقُّ
وَلْيَتَّقِ ٱللَّهَ رَبَّهُۥ وَلَا يَبْخَسْ مِنْهُ شَيْـًٔا ۚ فَإِن كَانَ
ٱلَّذِى عَلَيْهِ ٱلْحَقُّ سَفِيهًا أَوْ ضَعِيفًا أَوْ لَا يَسْتَطِيعُ
أَن يُمِلَّ هُوَ فَلْيُمْلِلْ وَلِيُّهُۥ بِٱلْعَدْلِ ۚ وَٱسْتَشْهِدُوا۟
شَهِيدَيْنِ مِن رِّجَالِكُمْ ۖ فَإِن لَّمْ يَكُونَا رَجُلَيْنِ
فَرَجُلٌ وَٱمْرَأَتَانِ مِمَّن تَرْضَوْنَ مِنَ ٱلشُّهَدَآءِ
أَن تَضِلَّ إِحْدَىٰهُمَا فَتُذَكِّرَ إِحْدَىٰهُمَا
ٱلْأُخْرَىٰ ۚ وَلَا يَأْبَ ٱلشُّهَدَآءُ إِذَا مَا دُعُوا۟ ۚ وَلَا تَسْـَٔمُوٓا۟

сведочат два сведока - и тоа машки. Ако нема два машки сведока, тогаш, едно машко и две жени со кои сте задоволни да бидат сведоци. А ако една од нив заборави, па, другата нека ја потсети. Сведоците, кои ќе бидат повикани, нека не одбиваат. И не бидете алчни во пишувањето на долгот до рокот определен, било да е долгот мал или голем, сеедно! Тоа ви е кај Аллах поисправно и посигурно сведочење - далеку од сомневањето ваше. А ако, пак, се работи за трговија на стока која меѓусебно ја разменувате не е грев - ако тоа не го запишете. Но, кога договарате купопродажба, земете сведоци. Ни писарот ни сведокот нека не бидат оштетени. А ако ги оштетите, тогаш, грев имате, навистина! Плашете се од Аллах; Аллах ве поучува; Аллах знае сѐ!

أَن تَكْتُبُوهُ صَغِيرًا أَوْ كَبِيرًا إِلَىٰٓ أَجَلِهِۦ ذَٰلِكُمْ
أَقْسَطُ عِندَ ٱللَّهِ وَأَقْوَمُ لِلشَّهَٰدَةِ وَأَدْنَىٰٓ
أَلَّا تَرْتَابُوٓا۟ إِلَّآ أَن تَكُونَ تِجَٰرَةً حَاضِرَةً
تُدِيرُونَهَا بَيْنَكُمْ فَلَيْسَ عَلَيْكُمْ جُنَاحٌ
أَلَّا تَكْتُبُوهَا وَأَشْهِدُوٓا۟ إِذَا تَبَايَعْتُمْ
وَلَا يُضَآرَّ كَاتِبٌ وَلَا شَهِيدٌ وَإِن تَفْعَلُوا۟ فَإِنَّهُۥ
فُسُوقٌۢ بِكُمْ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَيُعَلِّمُكُمُ
ٱللَّهُ وَٱللَّهُ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمٌ ٢٨٢

**283.** А ако сте, пак, на пат и не можете да најдете писар, тогаш, дајте залог. Па, ако еднинадруги си доверите нешто, на оној што му е доверено, нека го оправда доверието, и нека се плаши од Аллах, Господарот свој. И не кријте го сведочењето: оној што го крие има грешно срце, навистина! И Аллах го знае она што го работите!

وَإِن كُنتُمْ عَلَىٰ سَفَرٍ وَلَمْ تَجِدُوا۟ كَاتِبًا فَرِهَٰنٌ
مَّقْبُوضَةٌ فَإِنْ أَمِنَ بَعْضُكُم بَعْضًا فَلْيُؤَدِّ ٱلَّذِى
ٱؤْتُمِنَ أَمَٰنَتَهُۥ وَلْيَتَّقِ ٱللَّهَ رَبَّهُۥ وَلَا تَكْتُمُوا۟
ٱلشَّهَٰدَةَ وَمَن يَكْتُمْهَا فَإِنَّهُۥٓ ءَاثِمٌ قَلْبُهُۥ
وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ عَلِيمٌ ٢٨٣

**284.** Сè што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! Аллах ќе ви суди и за она што го криете и за она што го обелоденувате. Па, Он простува кому сака и Он казнува кого сака. Аллах е Кадар за сè!

لِّلَّهِ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلْأَرْضِۗ وَإِن تُبْدُواْ
مَا فِيٓ أَنفُسِكُمْ أَوْ تُخْفُوهُ يُحَاسِبْكُم بِهِ ٱللَّهُۖ
فَيَغْفِرُ لِمَن يَشَآءُ وَيُعَذِّبُ مَن يَشَآءُۗ
وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٖ قَدِيرٌ ٢٨٤

**285.** Пејгамберот веруваше во сè она што му беше објавено од Господарот негов, и верниците: секој од нив веруваше во Аллах, и во мелеките Негови, и во Книгите Негови, и во пејгамберите Негови. Ние не правиме разлика меѓу пејгамберите Негови. Оние зборуваа: “Ние сме послушни и потчинети. Прошката, Господаре наш, е Твоја! Сврatилиштето, Господаре наш, е кон Тебе!”

ءَامَنَ ٱلرَّسُولُ بِمَآ أُنزِلَ إِلَيْهِ مِن رَّبِّهِۦ
وَٱلْمُؤْمِنُونَۚ كُلٌّ ءَامَنَ بِٱللَّهِ وَمَلَٰٓئِكَتِهِۦ وَكُتُبِهِۦ
وَرُسُلِهِۦ لَا نُفَرِّقُ بَيْنَ أَحَدٖ مِّن رُّسُلِهِۦۚ
وَقَالُواْ سَمِعْنَا وَأَطَعْنَاۖ غُفْرَانَكَ رَبَّنَا
وَإِلَيْكَ ٱلْمَصِيرُ ٢٨٥

**286.** Аллах не ја оптоварува ниедна душа над можноста нејзина. Нејзе ѝ припаѓа доброто што си го спечалила, навистина, и нејзе ѝ припаѓа лошото што си го спечалила. - “Господаре наш, не земај ни го за грев она што ќе го направиме во заборав, или ако згрешиме...Господаре наш, и не товари нè онака како што ги оптовари оние пред нас! Господаре наш, и не оптоварувај не со она што не е во моќ наша. Прости ни! Избриши ги гревовите наши и смилуј ни се! Ти си Заштитнк наш! Па, помогни ни против народот невернички!

لَا يُكَلِّفُ ٱللَّهُ نَفْسًا إِلَّا وُسْعَهَاۚ لَهَا مَا كَسَبَتْ
وَعَلَيْهَا مَا ٱكْتَسَبَتْۗ رَبَّنَا لَا تُؤَاخِذْنَآ إِن نَّسِينَآ
أَوْ أَخْطَأْنَاۚ رَبَّنَا وَلَا تَحْمِلْ عَلَيْنَآ إِصْرٗا
كَمَا حَمَلْتَهُۥ عَلَى ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِنَاۚ رَبَّنَا
وَلَا تُحَمِّلْنَا مَا لَا طَاقَةَ لَنَا بِهِۦۖ وَٱعْفُ عَنَّا
وَٱغْفِرْ لَنَا وَٱرْحَمْنَآۚ أَنتَ مَوْلَىٰنَا فَٱنصُرْنَا
عَلَى ٱلْقَوْمِ ٱلْكَٰفِرِينَ ٢٨٦

## *АЛИ ИМРАН* (Семејството Имраново) III

سُورَةُ آلِ عِمۡرَانَ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Елиф, лам, мим!

الٓمٓ ١

**2.** Аллах! Нема друг бог освен Него! Жив и Постоен!

ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ٱلۡحَيُّ ٱلۡقَيُّومُ ٢

**3.** Он ти објави Книга, со Вистина и со Потврда за она што беше: Он објави и Теврат и Инџил

نَزَّلَ عَلَيۡكَ ٱلۡكِتَٰبَ بِٱلۡحَقِّ مُصَدِّقٗا لِّمَا بَيۡنَ يَدَيۡهِ
وَأَنزَلَ ٱلتَّوۡرَىٰةَ وَٱلۡإِنجِيلَ ٣

**4.** пред тоа; Патоказ за луѓето, а објави и Одделувач на вистината од невистината. Болна казна ќе имаат оние кои не ги признаваат ајетите Аллахови, навистина! А Аллах е Силен и Строг!

مِن قَبۡلُ هُدٗى لِّلنَّاسِ وَأَنزَلَ ٱلۡفُرۡقَانَۗ إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ
بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ لَهُمۡ عَذَابٞ شَدِيدٞۗ وَٱللَّهُ عَزِيزٞ
ذُو ٱنتِقَامٍ ٤

**5.** Од Аллах, навистина, ништо не може да се сокрие: ни на Земјата ни на небесата!

إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَخۡفَىٰ عَلَيۡهِ شَيۡءٞ فِي ٱلۡأَرۡضِ
وَلَا فِي ٱلسَّمَآءِ ٥

**6.** Он со посак Свој ви дава изглед во утробите. Нема друг бог освен Аллах. Силен и Мудар!

هُوَ ٱلَّذِي يُصَوِّرُكُمۡ فِي ٱلۡأَرۡحَامِ كَيۡفَ يَشَآءُۚ
لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ٱلۡعَزِيزُ ٱلۡحَكِيمُ ٦

**7.** Он ти објави Книга. Во неа има ајети едноставни. Овие се

هُوَ ٱلَّذِيٓ أَنزَلَ عَلَيۡكَ ٱلۡكِتَٰبَ مِنۡهُ ءَايَٰتٞ مُّحۡكَمَٰتٌ

мајка на Книгата. И ајети сложени. Што се однесува до онние кои во срцата свои имаат скршнување ги следат, заради збрка и свое толкување, ајетите сложени. Толкувањето нивно го знае само Аллах и оние кои се нурнале во знаење. Овие велат: “Ние веруваме во сето тоа и во сето она што е од Господарот наш. За тоа се сеќаваат само надарените со разбир!

هُنَّ أُمُّ الْكِتَابِ وَأُخَرُ مُتَشَابِهَاتٌ ۖ فَأَمَّا الَّذِينَ
فِي قُلُوبِهِمْ زَيْغٌ فَيَتَّبِعُونَ مَا تَشَابَهَ مِنْهُ ابْتِغَاءَ الْفِتْنَةِ
وَابْتِغَاءَ تَأْوِيلِهِ ۗ وَمَا يَعْلَمُ تَأْوِيلَهُ إِلَّا اللَّهُ ۗ
وَالرَّاسِخُونَ فِي الْعِلْمِ يَقُولُونَ آمَنَّا بِهِ كُلٌّ مِنْ عِنْدِ رَبِّنَا ۗ
وَمَا يَذَّكَّرُ إِلَّا أُولُو الْأَلْبَابِ ﴿٧﴾

**8.** Господаре наш, не скршнувај ги срцата наши кога веќе ги упати и дарувај ни од милоста Твоја. Ти си, навистина, Дарител!

رَبَّنَا لَا تُزِغْ قُلُوبَنَا بَعْدَ إِذْ هَدَيْتَنَا وَهَبْ لَنَا مِنْ لَدُنْكَ
رَحْمَةً ۚ إِنَّكَ أَنْتَ الْوَهَّابُ ﴿٨﴾

**9.** Господаре наш Ти си, навистина Збирач на луѓето на Денот во кој нема сомнение. Аллах, секако, нема да ја занемари Средбата!

رَبَّنَا إِنَّكَ جَامِعُ النَّاسِ لِيَوْمٍ لَا رَيْبَ فِيهِ ۚ
إِنَّ اللَّهَ لَا يُخْلِفُ الْمِيعَادَ ﴿٩﴾

**10.** Кај Аллах, нема да им користат на оние кои не веруваат ни делата нивни, ни децата нивни, навистина! Оние се гориво за оган,

إِنَّ الَّذِينَ كَفَرُوا لَنْ تُغْنِيَ عَنْهُمْ أَمْوَالُهُمْ
وَلَا أَوْلَادُهُمْ مِنَ اللَّهِ شَيْئًا ۖ وَأُولَٰئِكَ
هُمْ وَقُودُ النَّارِ ﴿١٠﴾

**11.** како семејството на фараонот и оние пред нив. Ги сметаа за лажни ајетите наши и Аллах, заради гревовите нивни, ги снема. Аллах е Строг Казнувач!

كَدَأْبِ آلِ فِرْعَوْنَ وَالَّذِينَ مِنْ قَبْلِهِمْ ۚ كَذَّبُوا
بِآيَاتِنَا فَأَخَذَهُمُ اللَّهُ بِذُنُوبِهِمْ ۗ وَاللَّهُ شَدِيدُ
الْعِقَابِ ﴿١١﴾

**12.** Кажи им на оние кои не веруваат: “Ќе бидете победени и збрани во Џехеннемот. Е, само колку одвратно престојувалиште е тоа!”

قُل لِّلَّذِينَ كَفَرُوا۟ سَتُغْلَبُونَ وَتُحْشَرُونَ
إِلَىٰ جَهَنَّمَ ۚ وَبِئْسَ ٱلْمِهَادُ ﴿١٢﴾

**13.** Имавте знамение во двете спротиставени дружини: едната која се бореше на Аллаховиот пат, а другата: неверничка што ѝ се причинуваше дека е двојна поголема од неа. Аллах поддржува кого сака. Во тоа, секако, има ибрет за надарените со јасен поглед.

قَدْ كَانَ لَكُمْ ءَايَةٌ فِى فِئَتَيْنِ ٱلْتَقَتَا ۖ فِئَةٌ تُقَـٰتِلُ
فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ وَأُخْرَىٰ كَافِرَةٌ يَرَوْنَهُم
مِّثْلَيْهِمْ رَأْىَ ٱلْعَيْنِ ۚ وَٱللَّهُ يُؤَيِّدُ بِنَصْرِهِۦ
مَن يَشَآءُ ۗ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَعِبْرَةً لِّأُو۟لِى
ٱلْأَبْصَـٰرِ ﴿١٣﴾

**14.** На луѓето им се разубавуваат работите кои ги сакаат: жените, децата, ковчезите полни со злато и сребро, спремните коњи, добитокот и посевите. Ете, тоа е благодат на овој свет. А во близината Аллахова е најубавото престојувалиште!

زُيِّنَ لِلنَّاسِ حُبُّ ٱلشَّهَوَٰتِ مِنَ ٱلنِّسَآءِ
وَٱلْبَنِينَ وَٱلْقَنَـٰطِيرِ ٱلْمُقَنطَرَةِ مِنَ ٱلذَّهَبِ
وَٱلْفِضَّةِ وَٱلْخَيْلِ ٱلْمُسَوَّمَةِ وَٱلْأَنْعَـٰمِ
وَٱلْحَرْثِ ۗ ذَٰلِكَ مَتَـٰعُ ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا ۖ وَٱللَّهُ
عِندَهُۥ حُسْنُ ٱلْمَـَٔابِ ﴿١٤﴾

**15.**Кажи: “Да ве известам ли за неколку работи кои се подобри од сето ова?” Богобојазливите, кај Господарот свој, имаат бавчи низ кои реки течат; во нив за навек ќе останат. Таму има и чисти жени и задоволство Аллахово. А Аллах ги гледа робовите,

۞ قُلْ أَؤُنَبِّئُكُم بِخَيْرٍ مِّن ذَٰلِكُمْ ۚ لِلَّذِينَ ٱتَّقَوْا۟
عِندَ رَبِّهِمْ جَنَّـٰتٌ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَـٰرُ
خَـٰلِدِينَ فِيهَا وَأَزْوَٰجٌ مُّطَهَّرَةٌ وَرِضْوَٰنٌ
مِّنَ ٱللَّهِ ۗ وَٱللَّهُ بَصِيرٌۢ بِٱلْعِبَادِ ﴿١٥﴾

**16.** Оние кои зборуваат: "Господаре наш, ние веруваме, прости ги гревовите наши и сочувај не од казната огнена!

ٱلَّذِينَ يَقُولُونَ رَبَّنَآ إِنَّنَآ ءَامَنَّا فَٱغْفِرْ لَنَا
ذُنُوبَنَا وَقِنَا عَذَابَ ٱلنَّارِ ١٦

**17.** Оние: трпеливите, искрените, потчинетите, дарителите и оние кои бараат прошка во мугрите!

ٱلصَّٰبِرِينَ وَٱلصَّٰدِقِينَ وَٱلْقَٰنِتِينَ
وَٱلْمُنفِقِينَ وَٱلْمُسْتَغْفِرِينَ بِٱلْأَسْحَارِ ١٧

**18.** Аллах сведочи, а и мелеките и учените сведочат дека нема друг бог освен Него. Чувар, навистина, на правдата. Нема друг бог освен Него; Он е Силен и Мудар!

شَهِدَ ٱللَّهُ أَنَّهُۥ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ وَٱلْمَلَٰٓئِكَةُ وَأُولُوا۟
ٱلْعِلْمِ قَآئِمًۢا بِٱلْقِسْطِ ۚ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ٱلْعَزِيزُ
ٱلْحَكِيمُ ١٨

**19.** Аллаховата вера е - Исламот, навистина! Оние со дадената им Книга се разединија токму тогаш кога им дојде знаење. Беа еднинадруги себични. А оној кој не ги признава ајетите Аллахови...па, Аллах е Брз Пресметувач, навистина!

إِنَّ ٱلدِّينَ عِندَ ٱللَّهِ ٱلْإِسْلَٰمُ ۗ وَمَا ٱخْتَلَفَ
ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ إِلَّا مِنۢ بَعْدِ مَا جَآءَهُمُ
ٱلْعِلْمُ بَغْيًۢا بَيْنَهُمْ ۗ وَمَن يَكْفُرْ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ
فَإِنَّ ٱللَّهَ سَرِيعُ ٱلْحِسَابِ ١٩

**20.** Ако, пак, се расправаат, кажи: "Лицево мое единствено го предавам на Аллах, а и оние кои ме следат." Кажи им на оние со дадената им Книга и на незнаенковците: "Нема ли да ја прифатите Послушноста?" Ако ја прифатат Послушноста, тогаш, ќе одат по Патоказот, а ако, пак, ги свртат плеќите... твое е, секако, само да известиш, а Аллах ги гледа робовите!

فَإِنْ حَآجُّوكَ فَقُلْ أَسْلَمْتُ وَجْهِىَ لِلَّهِ وَمَنِ ٱتَّبَعَنِ ۗ
وَقُل لِّلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ وَٱلْأُمِّيِّـۧنَ ءَأَسْلَمْتُمْ ۚ
فَإِنْ أَسْلَمُوا۟ فَقَدِ ٱهْتَدَوا۟ ۖ وَّإِن تَوَلَّوْا۟ فَإِنَّمَا
عَلَيْكَ ٱلْبَلَٰغُ ۗ وَٱللَّهُ بَصِيرٌۢ بِٱلْعِبَادِ ٢٠

**21.**Извести ги оние кои не ги признаваат ајетите Аллахови, и оние кои ги убиваат пејгамберите бесправно, и оние кои ги убиваат луѓето кои наредуваат правда...дека за нив има казна болна.

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَكۡفُرُونَ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ وَيَقۡتُلُونَ
ٱلنَّبِيِّـۧنَ بِغَيۡرِ حَقّٖ وَيَقۡتُلُونَ ٱلَّذِينَ
يَأۡمُرُونَ بِٱلۡقِسۡطِ مِنَ ٱلنَّاسِ فَبَشِّرۡهُم
بِعَذَابٍ أَلِيمٍ ٢١

**22.**Делата на онаквите се безвредни и на овој свет и на Ахирет. За нив нема поддржници!

أُوْلَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ حَبِطَتۡ أَعۡمَٰلُهُمۡ فِي ٱلدُّنۡيَا
وَٱلۡأٓخِرَةِ وَمَا لَهُم مِّن نَّٰصِرِينَ ٢٢

**23.** Не гледаш ли дека оние до кои дојде дел од Книгата како повикуваат меѓу нив да се суди според Книгата Аллахова, а една дружина од нив ги врти плеќите? А оние се, токму, рамнодушните,

أَلَمۡ تَرَ إِلَى ٱلَّذِينَ أُوتُواْ نَصِيبٗا مِّنَ ٱلۡكِتَٰبِ
يُدۡعَوۡنَ إِلَىٰ كِتَٰبِ ٱللَّهِ لِيَحۡكُمَ بَيۡنَهُمۡ ثُمَّ يَتَوَلَّىٰ فَرِيقٞ
مِّنۡهُمۡ وَهُم مُّعۡرِضُونَ ٢٣

**24.** затоа што, навистина, зборуваат:“Огнот ќе нѐ пржи само неколку дена.” А клеветењата нивни ги туркаат во верата нивна.

ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمۡ قَالُواْ لَن تَمَسَّنَا ٱلنَّارُ إِلَّآ أَيَّامٗا
مَّعۡدُودَٰتٖۖ وَغَرَّهُمۡ فِي دِينِهِم مَّا كَانُواْ
يَفۡتَرُونَ ٢٤

**25.**Па, како ќе биде кога Ние ќе ги збериме на Денот во кој нема сомнение, и кога секој ќе си го добие она што си го спечалил? И не ќе бидат оштетени!

فَكَيۡفَ إِذَا جَمَعۡنَٰهُمۡ لِيَوۡمٖ لَّا رَيۡبَ فِيهِ وَوُفِّيَتۡ
كُلُّ نَفۡسٖ مَّا كَسَبَتۡ وَهُمۡ
لَا يُظۡلَمُونَ ٢٥

**26.**Кажи: “О Аллах, власта е во рацете Твои: ја даваш кому сакаш и ја одземаш од кого сакаш. Ти со посак Свој воздигнуваш, и Ти со посак Свој понижуваш. Доброто е во рацете Твои. Ти си, навистина, Кадар за сѐ!

قُلِ ٱللَّهُمَّ مَٰلِكَ ٱلۡمُلۡكِ تُؤۡتِي ٱلۡمُلۡكَ مَن تَشَآءُ
وَتَنزِعُ ٱلۡمُلۡكَ مِمَّن تَشَآءُ وَتُعِزُّ مَن تَشَآءُ وَتُذِلُّ
مَن تَشَآءُۖ بِيَدِكَ ٱلۡخَيۡرُۖ إِنَّكَ عَلَىٰ كُلِّ شَيۡءٖ قَدِيرٞ ٢٦

**27.**Ти ја внесуваш ноќта во денот и Ти го внесуваш денот во ноќта; Ти вадиш живо од мртво и Ти вадиш мртво од живо. Ти, кого сакаш,снабдуваш неизмерно!”

تُولِجُ ٱلَّيۡلَ فِي ٱلنَّهَارِ وَتُولِجُ ٱلنَّهَارَ فِي ٱلَّيۡلِۖ وَتُخۡرِجُ
ٱلۡحَيَّ مِنَ ٱلۡمَيِّتِ وَتُخۡرِجُ ٱلۡمَيِّتَ مِنَ ٱلۡحَيِّۖ وَتَرۡزُقُ
مَن تَشَآءُ بِغَيۡرِ حِسَابٖ ٢٧

**28.**Верниците не ги земаат неверниците за заштитници наместо верниците. Сторителот на тоа нема ништо кај Аллах. Направете го тоа само ако се плашите од нив. Аллах ве опоменува за Себе и свратилиштето е кон Него.

لَّا يَتَّخِذِ ٱلۡمُؤۡمِنُونَ ٱلۡكَٰفِرِينَ أَوۡلِيَآءَ مِن دُونِ
ٱلۡمُؤۡمِنِينَۖ وَمَن يَفۡعَلۡ ذَٰلِكَ فَلَيۡسَ مِنَ ٱللَّهِ
فِي شَيۡءٍ إِلَّآ أَن تَتَّقُواْ مِنۡهُمۡ تُقَىٰةٗۗ وَيُحَذِّرُكُمُ
ٱللَّهُ نَفۡسَهُۥۗ وَإِلَى ٱللَّهِ ٱلۡمَصِيرُ ٢٨

**29.**Кажи: “Ќе го криете ли она што е во срцата ваши или ќе го обелоденувате - Аллах знае.” И Он го знае сè она што е на небесата и сè она што е на Земјата. Аллах е Кадар за сè!

قُلۡ إِن تُخۡفُواْ مَا فِي صُدُورِكُمۡ أَوۡ تُبۡدُوهُ يَعۡلَمۡهُ ٱللَّهُۗ
وَيَعۡلَمُ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلۡأَرۡضِۗ
وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَيۡءٖ قَدِيرٞ ٢٩

**30.**На Денот кога душата пред себе ќе си го најде доброто што си го спечалила, и злото што си го спечалила; ќе посака помеѓу нив и него да има далечина голема. Аллах ве опоменува за Себе. Аллах е Сочувствителен кон робовите Свои!

يَوۡمَ تَجِدُ كُلُّ نَفۡسٖ مَّا عَمِلَتۡ مِنۡ خَيۡرٖ مُّحۡضَرٗا
وَمَا عَمِلَتۡ مِن سُوٓءٖ تَوَدُّ لَوۡ أَنَّ بَيۡنَهَا وَبَيۡنَهُۥٓ أَمَدَۢا
بَعِيدٗاۗ وَيُحَذِّرُكُمُ ٱللَّهُ نَفۡسَهُۥۗ وَٱللَّهُ
رَءُوفُۢ بِٱلۡعِبَادِ ٣٠

**31.**Кажи: “Ако го љубите Аллаха, па следете ме! Аллах ќе ве љуби и ќе ви ги прости гревовите ваши.” Аллах е Простувач и Сомилосен!

قُلۡ إِن كُنتُمۡ تُحِبُّونَ ٱللَّهَ فَٱتَّبِعُونِي يُحۡبِبۡكُمُ ٱللَّهُ
وَيَغۡفِرۡ لَكُمۡ ذُنُوبَكُمۡۚ وَٱللَّهُ غَفُورٞ رَّحِيمٞ ٣١

32.Кажи: "Бидете послушни и на Аллах и на пејгамберот! Ако ги свртите плеќите..."та, Аллах не ги љуби неверниците, навистина!

قُلْ أَطِيعُوا۟ ٱللَّهَ وَٱلرَّسُولَ ۖ فَإِن تَوَلَّوْا۟ فَإِنَّ ٱللَّهَ لَا يُحِبُّ ٱلْكَـٰفِرِينَ ﴿٣٢﴾

33.Аллах, секако, ги избра и Адема и Нуха и семејството Ибрахимово и семејството Имраново меѓу луѓето,

۞ إِنَّ ٱللَّهَ ٱصْطَفَىٰٓ ءَادَمَ وَنُوحًا وَءَالَ إِبْرَٰهِيمَ وَءَالَ عِمْرَٰنَ عَلَى ٱلْعَـٰلَمِينَ ﴿٣٣﴾

34.потомство едниодруги; а Аллах е Слушач и Зналец!

ذُرِّيَّةًۢ بَعْضُهَا مِنۢ بَعْضٍ ۗ وَٱللَّهُ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ﴿٣٤﴾

35.Кога жената Имранова рече: "Господаре, ова што е во утробава Тебе ти го ставам во служба, навистина! Па, прими го од мене. Ти си Слушач и Зналец!"

إِذْ قَالَتِ ٱمْرَأَتُ عِمْرَٰنَ رَبِّ إِنِّى نَذَرْتُ لَكَ مَا فِى بَطْنِى مُحَرَّرًا فَتَقَبَّلْ مِنِّىٓ ۖ إِنَّكَ أَنتَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْعَلِيمُ ﴿٣٥﴾

36.И бидејќи се породи, рече: "Господаре, родив женско", а Аллах знае што роди таа - " а машкото не е како женското." И дадов име Мерјем."И, навистина, во пазувите Твои, ги склонувам неа и потомството нејзино од Шејтанот проколнат.

فَلَمَّا وَضَعَتْهَا قَالَتْ رَبِّ إِنِّى وَضَعْتُهَآ أُنثَىٰ وَٱللَّهُ أَعْلَمُ بِمَا وَضَعَتْ وَلَيْسَ ٱلذَّكَرُ كَٱلْأُنثَىٰ ۖ وَإِنِّى سَمَّيْتُهَا مَرْيَمَ وَإِنِّىٓ أُعِيذُهَا بِكَ وَذُرِّيَّتَهَا مِنَ ٱلشَّيْطَـٰنِ ٱلرَّجِيمِ ﴿٣٦﴾

37.И Господарот нејзин, тогаш, ја прими убаво и ја порасна убаво. И на Зекерија ја довери на чување. Секојпат кога Зекерија ќе влезеше во Светилиштето ќе најдеше храна кај неа. Велеше: "Од каде ти е ова, Мерјем?" Таа велеше: "Ова е од Аллах." А Аллах, навистина, снабдува неизмерно кого сака!

فَتَقَبَّلَهَا رَبُّهَا بِقَبُولٍ حَسَنٍ وَأَنۢبَتَهَا نَبَاتًا حَسَنًا وَكَفَّلَهَا زَكَرِيَّا ۖ كُلَّمَا دَخَلَ عَلَيْهَا زَكَرِيَّا ٱلْمِحْرَابَ وَجَدَ عِندَهَا رِزْقًا ۖ قَالَ يَـٰمَرْيَمُ أَنَّىٰ لَكِ هَـٰذَا ۖ قَالَتْ هُوَ مِنْ عِندِ ٱللَّهِ ۖ إِنَّ ٱللَّهَ يَرْزُقُ مَن يَشَآءُ بِغَيْرِ حِسَابٍ ﴿٣٧﴾

**38.**Таму, молејќи Му се на Господарот свој, Зекерија рече: “О Господаре мој, дарувај ми добро потомство. Ти си, навистина, Слушач на молбите!”

هُنَالِكَ دَعَا زَكَرِيَّا رَبَّهُۥ قَالَ رَبِّ هَبْ لِي
مِن لَّدُنكَ ذُرِّيَّةً طَيِّبَةً إِنَّكَ سَمِيعُ ٱلدُّعَآءِ ٣٨

**39.** И додека се клањаше во Светилиштето, стоејќи, мелеките го повикаа:“Аллах, навистина, ќе ве зарадува со Јахја кој ќе го потврди зборот на Аллах, ќе биде првак, чист пејгамбер, меѓу добрите!”

فَنَادَتْهُ ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ وَهُوَ قَآئِمٌ يُصَلِّي فِي ٱلْمِحْرَابِ
أَنَّ ٱللَّهَ يُبَشِّرُكَ بِيَحْيَىٰ مُصَدِّقًۢا بِكَلِمَةٍ مِّنَ ٱللَّهِ
وَسَيِّدًا وَحَصُورًا وَنَبِيًّا مِّنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ٣٩

**40.**Рече: “О Господаре мој, како ќе имам дете а веќе староста ме совлада, а жената ми е неротка!?” Аллах рече: “Ете, така Аллах, со посак Свој, работи!”

قَالَ رَبِّ أَنَّىٰ يَكُونُ لِي غُلَٰمٌ وَقَدْ بَلَغَنِيَ
ٱلْكِبَرُ وَٱمْرَأَتِي عَاقِرٌ قَالَ كَذَٰلِكَ
ٱللَّهُ يَفْعَلُ مَا يَشَآءُ ٤٠

**41.**Зекерија рече: “Господаре мој, дај ми знамение некакво!” А Аллах рече: “Твое знамение е тоа што ќе можеш три дена да зборуваш со луѓето само со ишарети. И многу споменувај го Господарот! И слави Го и привечерина и наутро!”

قَالَ رَبِّ ٱجْعَل لِّيٓ ءَايَةً قَالَ ءَايَتُكَ أَلَّا تُكَلِّمَ
ٱلنَّاسَ ثَلَٰثَةَ أَيَّامٍ إِلَّا رَمْزًا وَٱذْكُر رَّبَّكَ كَثِيرًا
وَسَبِّحْ بِٱلْعَشِيِّ وَٱلْإِبْكَٰرِ ٤١

**42.**И кога мелеките рекоа: “О Мерјем, Аллах, навистина, те одбра и те очисти; Он те одбра над сите жени на светов!

وَإِذْ قَالَتِ ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ يَٰمَرْيَمُ إِنَّ ٱللَّهَ ٱصْطَفَىٰكِ
وَطَهَّرَكِ وَٱصْطَفَىٰكِ عَلَىٰ نِسَآءِ ٱلْعَٰلَمِينَ ٤٢

**43.**О Мерјем, биди Му потчинета на Господарот твој! Падни на сеџде, и поклони се со оние кои се поклонуваат!”

يَٰمَرْيَمُ ٱقْنُتِي لِرَبِّكِ وَٱسْجُدِي
وَٱرْكَعِي مَعَ ٱلرَّٰكِعِينَ ٤٣

**44.** Ете, тоа се дел од кажувањата за Тајната, што Ние ти ги објавуваме. Ти не беше таму кога ониe ги фрлаа перцата свои за да видат кој од нив ќе се грижи за Мерјем, и ти не беше меѓу нив кога се караа.

ذَٰلِكَ مِنْ أَنۢبَآءِ ٱلْغَيْبِ نُوحِيهِ إِلَيْكَ ۚ وَمَا كُنتَ
لَدَيْهِمْ إِذْ يُلْقُونَ أَقْلَـٰمَهُمْ أَيُّهُمْ يَكْفُلُ
مَرْيَمَ وَمَا كُنتَ لَدَيْهِمْ إِذْ يَخْتَصِمُونَ ﴿٤٤﴾

**45.** И кога мелеките рекоа:“О Мерјем, Аллах, навистина, ти донесува радосница; од Него збор: името му е Месих, син на Мерјем, ќе биде виден и на овој свет и на Ахирет и еден е меѓу блиските на Аллах.

إِذْ قَالَتِ ٱلْمَلَـٰٓئِكَةُ يَـٰمَرْيَمُ إِنَّ ٱللَّهَ يُبَشِّرُكِ
بِكَلِمَةٍ مِّنْهُ ٱسْمُهُ ٱلْمَسِيحُ عِيسَى ٱبْنُ مَرْيَمَ
وَجِيهًا فِى ٱلدُّنْيَا وَٱلْـَٔاخِرَةِ وَمِنَ ٱلْمُقَرَّبِينَ ﴿٤٥﴾

**46.** Ќе им зборува на луѓето додека е во крошната, и кога ќе биде голем, и ќе биде меѓу добрите луѓе.”

وَيُكَلِّمُ ٱلنَّاسَ فِى ٱلْمَهْدِ
وَكَهْلًا وَمِنَ ٱلصَّـٰلِحِينَ ﴿٤٦﴾

**47.** Таа рече: “Господаре наш, како ќе имам дете кога ниеден маж, навистина, не ме допрел?” Он рече: “Ете, така Аллах со посак Свој создава: кога нешто ќе реши само ќе рече: ‘Биди!’ - и тоа, токму, ќе биде.”

قَالَتْ رَبِّ أَنَّىٰ يَكُونُ لِى وَلَدٌ وَلَمْ يَمْسَسْنِى بَشَرٌ ۖ
قَالَ كَذَٰلِكِ ٱللَّهُ يَخْلُقُ مَا يَشَآءُ ۚ
إِذَا قَضَىٰٓ أَمْرًا فَإِنَّمَا يَقُولُ لَهُۥ كُن فَيَكُونُ ﴿٤٧﴾

**48.** И Он го поучи и со Книгата, и со Мудроста, и со Тевратот, и со Инџилот

وَيُعَلِّمُهُ ٱلْكِتَـٰبَ وَٱلْحِكْمَةَ
وَٱلتَّوْرَىٰةَ وَٱلْإِنجِيلَ ﴿٤٨﴾

**49.** и, ете, пејгамбер до синовите Израилови: “Ви дојдов со знамение од Господарот ваш. Ќе создадам за вас нешто, навистина, од кал што ќе биде слично на птица и ќе дувнам во него И со одобрението Аллахово, ќе стане

وَرَسُولًا إِلَىٰ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ أَنِّى قَدْ جِئْتُكُم بِـَٔايَةٍ
مِّن رَّبِّكُمْ ۖ أَنِّىٓ أَخْلُقُ لَكُم مِّنَ ٱلطِّينِ
كَهَيْـَٔةِ ٱلطَّيْرِ فَأَنفُخُ فِيهِ فَيَكُونُ طَيْرًۢا بِإِذْنِ
ٱللَّهِ ۖ وَأُبْرِئُ ٱلْأَكْمَهَ وَٱلْأَبْرَصَ وَأُحْىِ
ٱلْمَوْتَىٰ بِإِذْنِ ٱللَّهِ ۖ وَأُنَبِّئُكُم بِمَا تَأْكُلُونَ

птица; ќе излечам слеп и лепрозен и ќе оживеам умрен, со одобрението Аллахово; ќе ви кажувам што јадете и што збирате во домовите ваши, со одобрението Аллахово. Ако сте верници ете, во тоа, навистина, имате знамение,

وَمَا تَدَّخِرُونَ فِي بُيُوتِكُمْۚ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَأٓيَةٗ
لَّكُمْ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ٤٩

**50.**и, еве, тука сум да го потврдам Теврат и да ви дозволам нешто од она што ви беше забрането; и ви доаѓам со знамение од Господарот ваш. Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

وَمُصَدِّقٗا لِّمَا بَيْنَ يَدَيَّ مِنَ ٱلتَّوْرَىٰةِ
وَلِأُحِلَّ لَكُم بَعْضَ ٱلَّذِي حُرِّمَ عَلَيْكُمْۚ
وَجِئْتُكُم بِـَٔايَةٖ مِّن رَّبِّكُمْ
فَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ وَأَطِيعُونِ ٥٠

**51.**Аллах, навистина, е Господар мој и Господар ваш...па, обожавајте Го! Ова е патот вистински!

إِنَّ ٱللَّهَ رَبِّي وَرَبُّكُمْ فَٱعْبُدُوهُۚ
هَٰذَا صِرَٰطٞ مُّسْتَقِيمٞ ٥١

**52.**И бидејќи Иса го усети неверувањето нивно, рече: “Кои ќе ми бидат поддржници кон Аллах?” Учениците рекоа: “Ние ќе бидеме поддржници Аллахови, во Аллах веруваме, а ти биди сведок дека ќе бидеме, навистина, Послушни!

۞ فَلَمَّآ أَحَسَّ عِيسَىٰ مِنْهُمُ ٱلْكُفْرَ قَالَ
مَنْ أَنصَارِيٓ إِلَى ٱللَّهِۖ قَالَ ٱلْحَوَارِيُّونَ نَحْنُ
أَنصَارُ ٱللَّهِ ءَامَنَّا بِٱللَّهِ
وَٱشْهَدْ بِأَنَّا مُسْلِمُونَ ٥٢

**53.**Господаре наш, ние веруваме во она што го објави и го следиме пејгамберот. Па, запиши нè меѓу сведоците!”

رَبَّنَآ ءَامَنَّا بِمَآ أَنزَلْتَ وَٱتَّبَعْنَا ٱلرَّسُولَ
فَٱكْتُبْنَا مَعَ ٱلشَّٰهِدِينَ ٥٣

**54.**И неверниците измислуваа сплетки, но Аллах ги отстрану-

وَمَكَرُواْ وَمَكَرَ ٱللَّهُۖ وَٱللَّهُ خَيْرُ

ваше, зашто Он е Најдобриот во тоа!

ٱلْمَٰكِرِينَ ﴿٥٤﴾

**55.**Кога Аллах рече:“О Иса, навистина, ќе те земам и ќе те воздигнам кон Мене, и ќе те очистам од оние кои не веруваат и ќе определам оние кои те следат да бидат над оние кои не веруваат, на Денот суден. Потоа Мене ќе ми се вратите па ќе ви пресудам за она за што станавте деленици!”

إِذْ قَالَ ٱللَّهُ يَٰعِيسَىٰٓ إِنِّى مُتَوَفِّيكَ وَرَافِعُكَ
إِلَىَّ وَمُطَهِّرُكَ مِنَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَجَاعِلُ
ٱلَّذِينَ ٱتَّبَعُوكَ فَوْقَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓا۟ إِلَىٰ يَوْمِ ٱلْقِيَٰمَةِ ۖ
ثُمَّ إِلَىَّ مَرْجِعُكُمْ فَأَحْكُمُ بَيْنَكُمْ فِيمَا
كُنتُمْ فِيهِ تَخْتَلِفُونَ ﴿٥٥﴾

**56.**А што се однесува, пак, до оние кои не веруваа ќе ги казнам со казна жестока и на овој свет и на Ахирет; ќе немаат свои поддржници!

فَأَمَّا ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ فَأُعَذِّبُهُمْ عَذَابًا شَدِيدًا
فِى ٱلدُّنْيَا وَٱلْءَاخِرَةِ وَمَا لَهُم مِّن نَّٰصِرِينَ ﴿٥٦﴾

**57.**Со обилност ќе ги наградам оние кои веруваат и кои работат добри дела. Аллах не ги љуби зулумќарите!

وَأَمَّا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
فَيُوَفِّيهِمْ أُجُورَهُمْ ۗ وَٱللَّهُ لَا يُحِبُّ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٥٧﴾

**58.**Ете, тоа се ајети кои Ние ти ги кажуваме и Опомена мудра!

ذَٰلِكَ نَتْلُوهُ عَلَيْكَ مِنَ ٱلْءَايَٰتِ وَٱلذِّكْرِ
ٱلْحَكِيمِ ﴿٥٨﴾

**59.**Да, кај Аллах примерот на Иса е сличен на примерот на Адем: Он од земја го создаде, а потоа рече: “Биди!” - и тој, токму, би.

إِنَّ مَثَلَ عِيسَىٰ عِندَ ٱللَّهِ كَمَثَلِ ءَادَمَ ۖ خَلَقَهُۥ
مِن تُرَابٍ ثُمَّ قَالَ لَهُۥ كُن فَيَكُونُ ﴿٥٩﴾

**60.**Вистината е од Господарот твој и, тогаш, немој да бидеш меѓу сомневачите!

ٱلْحَقُّ مِن رَّبِّكَ فَلَا تَكُن مِّنَ ٱلْمُمْتَرِينَ ﴿٦٠﴾

**61.** На оние кои расправаа со тебе за него, по знаењето кое ти дојде, па, кажи им: “Дојдете, ќе ги повикам и синовите наши и синовите ваши, жените наши и жените ваши, и ние лично и вие лично да се помолиме понизно и проклетството Аллахово врз лажговците да го повикаме.”

فَمَنْ حَآجَّكَ فِيهِ مِنۢ بَعْدِ مَا جَآءَكَ مِنَ ٱلْعِلْمِ فَقُلْ
تَعَالَوْا۟ نَدْعُ أَبْنَآءَنَا وَأَبْنَآءَكُمْ وَنِسَآءَنَا وَنِسَآءَكُمْ
وَأَنفُسَنَا وَأَنفُسَكُمْ ثُمَّ نَبْتَهِلْ فَنَجْعَل لَّعْنَتَ
ٱللَّهِ عَلَى ٱلْكَٰذِبِينَ ٦١

**62.** Ова се, секако, кажувања вистински. Нема друг бог освен Аллах! Аллах, навистина, е Силен и Мудар!

إِنَّ هَٰذَا لَهُوَ ٱلْقَصَصُ ٱلْحَقُّ ۚ وَمَا مِنْ إِلَٰهٍ إِلَّا ٱللَّهُ ۚ
وَإِنَّ ٱللَّهَ لَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ٦٢

**63.** Па, ако оние ги свртат плеќите...та, Аллах, навистина, ги знае безредниците!

فَإِن تَوَلَّوْا۟ فَإِنَّ ٱللَّهَ عَلِيمٌۢ بِٱلْمُفْسِدِينَ ٦٣

**64.** Кажи: “О Следбеници на Книгата, дојдете кон Зборот кој е и ваш и наш: само еден Аллах да обожаваме, ништо да не Му припишуваме и други божества, освен Него, да не прифаќаме.” Па, ако ги свртат плеќите, кажете:“Сведочиме дека сме Послушни, навистина!”

قُلْ يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ تَعَالَوْا۟ إِلَىٰ كَلِمَةٍ سَوَآءٍۭ
بَيْنَنَا وَبَيْنَكُمْ أَلَّا نَعْبُدَ إِلَّا ٱللَّهَ وَلَا نُشْرِكَ
بِهِۦ شَيْـًٔا وَلَا يَتَّخِذَ بَعْضُنَا بَعْضًا أَرْبَابًا
مِّن دُونِ ٱللَّهِ ۚ فَإِن تَوَلَّوْا۟ فَقُولُوا۟ ٱشْهَدُوا۟ بِأَنَّا
مُسْلِمُونَ ٦٤

**65.**О Следбеници на Книгата, зошто расправате за Ибрахим: објавувањето на Теврат и на Инџил е по него. Нема ли да се вразумите?

يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ لِمَ تُحَآجُّونَ فِىٓ إِبْرَٰهِيمَ
وَمَآ أُنزِلَتِ ٱلتَّوْرَىٰةُ وَٱلْإِنجِيلُ إِلَّا مِنۢ بَعْدِهِۦٓ ۚ
أَفَلَا تَعْقِلُونَ ٦٥

**66.** Ете, вие сте оние кои расправате за она за што, токму, малку знаете...па, зошто расправате за она за што ништо не знаете? Аллах знае, а вие не знаете!

هَٰٓأَنتُمْ هَٰٓؤُلَآءِ حَٰجَجْتُمْ فِيمَا لَكُم بِهِۦ
عِلْمٌ فَلِمَ تُحَآجُّونَ فِيمَا لَيْسَ لَكُم بِهِۦ عِلْمٌ ۚ
وَٱللَّهُ يَعْلَمُ وَأَنتُمْ لَا تَعْلَمُونَ ٦٦

**67.**Ибрахим не беше ни Евреин ни христијанин, туку беше чист и муслиман: не беше меѓу многубошците.

مَا كَانَ إِبْرَٰهِيمُ يَهُودِيًّا وَلَا نَصْرَانِيًّا وَلَٰكِن كَانَ
حَنِيفًا مُّسْلِمًا وَمَا كَانَ مِنَ ٱلْمُشْرِكِينَ ٦٧

**68.**Најголемите заштитници на Ибрахим меѓу луѓето, секако, се следбениците негови, овој пејгамбер и верниците. А Аллах е Заштитник на верниците.

إِنَّ أَوْلَى ٱلنَّاسِ بِإِبْرَٰهِيمَ لَلَّذِينَ ٱتَّبَعُوهُ وَهَٰذَا
ٱلنَّبِيُّ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ۗ وَٱللَّهُ وَلِيُّ ٱلْمُؤْمِنِينَ ٦٨

**69.**Некои Следбеници на Книгата кон беспаќето сакаат да ве насочат, но оние самите кон беспаќето се насочуваат, но, ете, тоа не го усетуваат!

وَدَّت طَّآئِفَةٌ مِّنْ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ لَوْ يُضِلُّونَكُمْ
وَمَا يُضِلُّونَ إِلَّآ أَنفُسَهُمْ وَمَا يَشْعُرُونَ ٦٩

**70.**О Следбеници на Книгата, зошто не ги признавате ајетите Аллахови, а вие сведочите?

يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ لِمَ تَكْفُرُونَ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ
وَأَنتُمْ تَشْهَدُونَ ٧٠

**71.**О Следбеници на Книгата, зошто вистината ја покривате со невситина и, знаејќи, вистината ја криете?

يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ لِمَ تَلْبِسُونَ ٱلْحَقَّ بِٱلْبَٰطِلِ
وَتَكْتُمُونَ ٱلْحَقَّ وَأَنتُمْ تَعْلَمُونَ ٧١

**72.**Една дружина меѓу Следбениците на Книгата, зборуваше: “Верувајте на почетокот на денот во она што им е објавено на оние кои веруваа, а не верувајте на крајот на денот за оние да се вратат?

وَقَالَت طَّآئِفَةٌ مِّنْ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ ءَامِنُوا۟ بِٱلَّذِىٓ أُنزِلَ
عَلَى ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَجْهَ ٱلنَّهَارِ وَٱكْفُرُوٓا۟ ءَاخِرَهُۥ
لَعَلَّهُمْ يَرْجِعُونَ ٧٢

**73.**И не веруваj никому, освен на оние кои ја следат верата твоја! Кажи:“Навистина, Аллаховиот Патоказ е - вистинскиот Патоказ: нему обајвеното слично е на нам објавеното.” Инаку ќе рас-

وَلَا تُؤْمِنُوٓا۟ إِلَّا لِمَن تَبِعَ دِينَكُمْ قُلْ إِنَّ ٱلْهُدَىٰ
هُدَى ٱللَّهِ أَن يُؤْتَىٰٓ أَحَدٌ مِّثْلَ مَآ أُوتِيتُمْ
أَوْ يُحَآجُّوكُمْ عِندَ رَبِّكُمْ ۗ قُلْ إِنَّ ٱلْفَضْلَ بِيَدِ ٱللَّهِ
يُؤْتِيهِ مَن يَشَآءُ ۗ وَٱللَّهُ وَٰسِعٌ عَلِيمٌ ٧٣

праваат за Аллах. Кажи: “Добротата, секако, е во рацете на Аллах; Он со посак Свој ја дава. А Аллах е Неизмерен и Зналец!”

**74.**И Он, со посак Свој, ја дарува милоста Своја. А Аллах поседува добрина голема!

يَخۡتَصُّ بِرَحۡمَتِهِۦ مَن يَشَآءُۗ وَٱللَّهُ ذُو ٱلۡفَضۡلِ ٱلۡعَظِيمِ ٧٤

**75.**Меѓу Следбениците на Книгата има и такви кои, ако им довериш товар злато, ќе ти го вратат, а меѓу нив има и такви кои, ако им довериш еден динар, нема да ти го вратат. Постојано треба да го следиш заради тврдењето нивно:“Што се однесува до незнаенковците Ние сме обврзани да постапиме на друг начин.”За Аллах, иако знаат, лага зборуваат.

۞ وَمِنۡ أَهۡلِ ٱلۡكِتَٰبِ مَنۡ إِن تَأۡمَنۡهُ بِقِنطَارٖ يُؤَدِّهِۦٓ إِلَيۡكَ وَمِنۡهُم مَّنۡ إِن تَأۡمَنۡهُ بِدِينَارٖ لَّا يُؤَدِّهِۦٓ إِلَيۡكَ إِلَّا مَا دُمۡتَ عَلَيۡهِ قَآئِمٗاۗ ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمۡ قَالُواْ لَيۡسَ عَلَيۡنَا فِي ٱلۡأُمِّيِّـۧنَ سَبِيلٞ وَيَقُولُونَ عَلَى ٱللَّهِ ٱلۡكَذِبَ وَهُمۡ يَعۡلَمُونَ ٧٥

**76.**Но, не! Туку секој оној што ќе го исполни ветувањето свое и кој е богобојазлив...Аллах, навистина, ги љуби богобојазливите!

بَلَىٰۚ مَنۡ أَوۡفَىٰ بِعَهۡدِهِۦ وَٱتَّقَىٰ فَإِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ ٱلۡمُتَّقِينَ ٧٦

**77.**Да, оние кои го заменуваат ветувањето Аллахово и своите заклетви со нешто малку вредно, на Ахирет, никакво добро не ќе имаат. Аллах со нив не ќе зборува, на Денот суден нема да им обрне внимание и нема да ги очисти. За нив има казна болна!

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَشۡتَرُونَ بِعَهۡدِ ٱللَّهِ وَأَيۡمَٰنِهِمۡ ثَمَنٗا قَلِيلًا أُوْلَٰٓئِكَ لَا خَلَٰقَ لَهُمۡ فِي ٱلۡأٓخِرَةِ وَلَا يُكَلِّمُهُمُ ٱللَّهُ وَلَا يَنظُرُ إِلَيۡهِمۡ يَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ وَلَا يُزَكِّيهِمۡ وَلَهُمۡ عَذَابٌ أَلِيمٞ ٧٧

**78.**Меѓу нив има една дружина луѓе кои превртуваат со јазиците свои, читајќи ја Книгата за да помислите дека тоа е од Книгата, а тоа не е од Книгата, и зборуваат дека тоа е од Аллах а не е од Аллах. За Аллах, иако знаат, лага зборуваат!

وَإِنَّ مِنْهُمْ لَفَرِيقًا يَلْوُۥنَ أَلْسِنَتَهُم بِٱلْكِتَٰبِ
لِتَحْسَبُوهُ مِنَ ٱلْكِتَٰبِ وَمَا هُوَ مِنَ
ٱلْكِتَٰبِ وَيَقُولُونَ هُوَ مِنْ عِندِ ٱللَّهِ
وَمَا هُوَ مِنْ عِندِ ٱللَّهِ وَيَقُولُونَ عَلَى ٱللَّهِ ٱلْكَذِبَ
وَهُمْ يَعْلَمُونَ ﴿٧٨﴾

**79.**На еден човек кому Аллах му објави и Книга и Мудрост и пратеништво не му одговара да им зборува на луѓето: “Бидете мои, а не Аллахови робови!” Туку зборува:“Бидете Аллахови робови, зашто во Книгата поучувате и во неа истражувате.”

مَا كَانَ لِبَشَرٍ أَن يُؤْتِيَهُ ٱللَّهُ ٱلْكِتَٰبَ وَٱلْحُكْمَ
وَٱلنُّبُوَّةَ ثُمَّ يَقُولَ لِلنَّاسِ كُونُوا۟ عِبَادًا لِّى
مِن دُونِ ٱللَّهِ وَلَٰكِن كُونُوا۟ رَبَّٰنِيِّۦنَ بِمَا كُنتُمْ
تُعَلِّمُونَ ٱلْكِتَٰبَ وَبِمَا كُنتُمْ تَدْرُسُونَ ﴿٧٩﴾

**80.**Нема да ви наредуваат да ги земате мелеките и пејгамберите за господари. Зарем ќе ви наредуваат неверство кога сте веќе муслимани?

وَلَا يَأْمُرَكُمْ أَن تَتَّخِذُوا۟ ٱلْمَلَٰٓئِكَةَ وَٱلنَّبِيِّۦنَ أَرْبَابًا ۗ
أَيَأْمُرُكُم بِٱلْكُفْرِ بَعْدَ إِذْ أَنتُم مُّسْلِمُونَ ﴿٨٠﴾

**81.**И кога Аллах од пејгамберите го прифати Договорот -: Секојпат кога ќе ви обајвев од Книгата и од Мудроста и кога потоа ќе ви дојдеше пејгамбер, кој ќе го потврдеше она што веќе го имавте, ќе поверувавте ли во тоа и ќе му помогневте ли? Рече:“Ќе прифатите ли? Ќе примите ли обврска од мене?” Рекоа:“Прифаќаме.”Рече:“Посведочете, и јас сум од вас, меѓу оние кои сведочат.”

وَإِذْ أَخَذَ ٱللَّهُ مِيثَٰقَ ٱلنَّبِيِّۦنَ لَمَآ ءَاتَيْتُكُم
مِّن كِتَٰبٍ وَحِكْمَةٍ ثُمَّ جَآءَكُمْ رَسُولٌ
مُّصَدِّقٌ لِّمَا مَعَكُمْ لَتُؤْمِنُنَّ بِهِۦ وَلَتَنصُرُنَّهُۥ ۚ
قَالَ ءَأَقْرَرْتُمْ وَأَخَذْتُمْ عَلَىٰ ذَٰلِكُمْ إِصْرِى ۖ
قَالُوٓا۟ أَقْرَرْنَا ۚ قَالَ فَٱشْهَدُوا۟ وَأَنَا۠ مَعَكُم
مِّنَ ٱلشَّٰهِدِينَ ﴿٨١﴾

**82.**Па, оние кои ќе ги свртат плеќите...оние, токму, се расипаните!

فَمَن تَوَلَّىٰ بَعْدَ ذَٰلِكَ فَأُوْلَٰٓئِكَ هُمُ
ٱلْفَٰسِقُونَ ٨٢

**83.**Покрај Аллаховата ли вера оние бараат друга? И она што е на небесата и она што е на Земјата, сака или не сака, на Аллах е полсушно. Нему ќе Му се вратат.

أَفَغَيْرَ دِينِ ٱللَّهِ يَبْغُونَ وَلَهُۥٓ أَسْلَمَ
مَن فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ طَوْعًا وَكَرْهًا
وَإِلَيْهِ يُرْجَعُونَ ٨٣

**84.**Кажи:"Ние веруваме и во Аллах и во она што ни е објавено, и во она што е објавено на Ибрахим, и на Исмаил, и на Исхак, и на Јакуб, и на внуците; и во она што му е дадено на Муса и на Иса - пејгамберите од Господарот нивни. Меѓу нив ние никаква разлика не правиме. Ние сме само Нему послушни!"

قُلْ ءَامَنَّا بِٱللَّهِ وَمَآ أُنزِلَ عَلَيْنَا وَمَآ أُنزِلَ
عَلَىٰٓ إِبْرَٰهِيمَ وَإِسْمَٰعِيلَ وَإِسْحَٰقَ
وَيَعْقُوبَ وَٱلْأَسْبَاطِ وَمَآ أُوتِىَ مُوسَىٰ
وَعِيسَىٰ وَٱلنَّبِيُّونَ مِن رَّبِّهِمْ لَا نُفَرِّقُ بَيْنَ
أَحَدٍ مِّنْهُمْ وَنَحْنُ لَهُۥ مُسْلِمُونَ ٨٤

**85.**На оној кој сака друга вера освен исламот - нема да му се прими. Но, тој на Ахирет ќе биде меѓу поразените.

وَمَن يَبْتَغِ غَيْرَ ٱلْإِسْلَٰمِ دِينًا فَلَن يُقْبَلَ مِنْهُ
وَهُوَ فِى ٱلْءَاخِرَةِ مِنَ ٱلْخَٰسِرِينَ ٨٥

**86.**Како Аллах ќе го упати еден народ чии приврзеници не веруваа, а пред тоа веруваа, и сведочеа дека пејгамберот е вистински, и им доаѓаа јаснотии! А Аллах нема да го упати народот неверннички!

كَيْفَ يَهْدِى ٱللَّهُ قَوْمًا كَفَرُوا۟ بَعْدَ إِيمَٰنِهِمْ
وَشَهِدُوٓا۟ أَنَّ ٱلرَّسُولَ حَقٌّ وَجَآءَهُمُ ٱلْبَيِّنَٰتُ ۚ
وَٱللَّهُ لَا يَهْدِى ٱلْقَوْمَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٨٦

**87.**Казната нивна е: проклетството Аллахово, проклетството на мелеките и на сите луѓе;

أُوْلَٰٓئِكَ جَزَآؤُهُمْ أَنَّ عَلَيْهِمْ لَعْنَةَ ٱللَّهِ
وَٱلْمَلَٰٓئِكَةِ وَٱلنَّاسِ أَجْمَعِينَ ٨٧

**88.**во него оние за навек ќе останат; нема да им се олесни и нема да бидат погледнати,

خَٰلِدِينَ فِيهَا لَا يُخَفَّفُ عَنْهُمُ ٱلْعَذَابُ وَلَا هُمْ يُنظَرُونَ ﴿٨٨﴾

**89.**освен на оние кои потоа ќе се покајат и ќе се поправат. Па, Аллах е Простувач и Сомилосен, навистина!

إِلَّا ٱلَّذِينَ تَابُوا۟ مِنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ وَأَصْلَحُوا۟ فَإِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿٨٩﴾

**90.**Покајанието на оние кои не веруваат, навистина,зацврстувајќи го ова, по верувањето нивно нема да им биде примено. Оние се, токму, беспаќниците!

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ بَعْدَ إِيمَٰنِهِمْ ثُمَّ ٱزْدَادُوا۟ كُفْرًا لَّن تُقْبَلَ تَوْبَتُهُمْ وَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلضَّآلُّونَ ﴿٩٠﴾

**91.**Неверниците кои ќе умрат, секако, како неверници како откуп ни сето злато со кое е исполнета земјата не ќе им биде примено; тие ќе имаат казна болна и тие ќе немаат поддржници!

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَمَاتُوا۟ وَهُمْ كُفَّارٌ فَلَن يُقْبَلَ مِنْ أَحَدِهِم مِّلْءُ ٱلْأَرْضِ ذَهَبًا وَلَوِ ٱفْتَدَىٰ بِهِۦٓ ۗ أُو۟لَٰٓئِكَ لَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ وَمَا لَهُم مِّن نَّٰصِرِينَ ﴿٩١﴾

**92.**Нема да постигнете доброчинство сè додека не го поделите она што го сакате; и за сè што ќе поделите па, Аллах, навистина, знае за тоа!

لَن تَنَالُوا۟ ٱلْبِرَّ حَتَّىٰ تُنفِقُوا۟ مِمَّا تُحِبُّونَ ۚ وَمَا تُنفِقُوا۟ مِن شَىْءٍ فَإِنَّ ٱللَّهَ بِهِۦ عَلِيمٌ ﴿٩٢﴾

**93.**Секоја храна им беше халал на синовите Израилови, освен онаа што ја забрани Израил за себе пред да му биде објавен Теврат. Кажи:“Па, донесете Теврат, кажувајте го ако сте искрени.”

۞ كُلُّ ٱلطَّعَامِ كَانَ حِلًّا لِّبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ إِلَّا مَا حَرَّمَ إِسْرَٰٓءِيلُ عَلَىٰ نَفْسِهِۦ مِن قَبْلِ أَن تُنَزَّلَ ٱلتَّوْرَىٰةُ ۗ قُلْ فَأْتُوا۟ بِٱلتَّوْرَىٰةِ فَٱتْلُوهَآ إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ﴿٩٣﴾

**94.**А оние кои, потоа, фрлаа лага врз Аллах - та, зулумќари се!

فَمَنِ ٱفْتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ ٱلْكَذِبَ مِنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ
فَأُو۟لَـٰٓئِكَ هُمُ ٱلظَّـٰلِمُونَ ﴿٩٤﴾

**95.**Кажи:“Аллах зборува вистина. Следете ја, тогаш, чистата вера Ибрахимова. Тој не беше меѓу многубошците.”

قُلْ صَدَقَ ٱللَّهُ ۗ فَٱتَّبِعُوا۟ مِلَّةَ إِبْرَٰهِيمَ حَنِيفًا
وَمَا كَانَ مِنَ ٱلْمُشْرِكِينَ ﴿٩٥﴾

**96.**Прва Куќа која беше подигната за луѓето е онаа во Мекка, навистина, благословена, Патоказ за световите:

إِنَّ أَوَّلَ بَيْتٍ وُضِعَ لِلنَّاسِ لَلَّذِى بِبَكَّةَ مُبَارَكًا
وَهُدًى لِّلْعَـٰلَمِينَ ﴿٩٦﴾

**97.**во неа се знаменијата јасни, и местото Ибрахимово. И кој ќе влезе во неа е безбеден. Хаџџот на Куќата заради Аллах, е обврска за секој кој е во можност - за оној кој ќе се најде на пат. А оној кој не верува - та, Аллах е Независен од луѓето!

فِيهِ ءَايَـٰتٌۢ بَيِّنَـٰتٌ مَّقَامُ إِبْرَٰهِيمَ ۖ وَمَن دَخَلَهُۥ كَانَ
ءَامِنًا ۗ وَلِلَّهِ عَلَى ٱلنَّاسِ حِجُّ ٱلْبَيْتِ مَنِ ٱسْتَطَاعَ
إِلَيْهِ سَبِيلًا ۚ وَمَن كَفَرَ فَإِنَّ ٱللَّهَ
غَنِىٌّ عَنِ ٱلْعَـٰلَمِينَ ﴿٩٧﴾

**98.**Кажи:“О Следбеници на Книгата, зошто не ги признавате знаменијата Аллахови, а Аллах е Сведок за она што го работите?”

قُلْ يَـٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَـٰبِ لِمَ تَكْفُرُونَ بِـَٔايَـٰتِ ٱللَّهِ
وَٱللَّهُ شَهِيدٌ عَلَىٰ مَا تَعْمَلُونَ ﴿٩٨﴾

**99.**Кажи:“О следбеници на Книгата, зошто го одвраќате оној што верува сакајќи да му го расипете Аллаховиот пат, а сведоци сте. А Аллах не е невнимателен кон она што го работите!”

قُلْ يَـٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَـٰبِ لِمَ تَصُدُّونَ عَن سَبِيلِ
ٱللَّهِ مَنْ ءَامَنَ تَبْغُونَهَا عِوَجًا وَأَنتُمْ شُهَدَآءُ ۗ
وَمَا ٱللَّهُ بِغَـٰفِلٍ عَمَّا تَعْمَلُونَ ﴿٩٩﴾

**100.** О верници, ако ѝ бидете послушни на една дружина од оние со дадената им Книга ќе ве

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِن تُطِيعُوا۟ فَرِيقًا مِّنَ ٱلَّذِينَ
أُوتُوا۟ ٱلْكِتَـٰبَ يَرُدُّوكُم بَعْدَ إِيمَـٰنِكُمْ كَـٰفِرِينَ ﴿١٠٠﴾

вратат, по верувањето ваше, во неверување.

**101.** Па, како можете да не верувате кога веќе ви беа кажувани ајетите Аллахови и кога меѓу вас е пејгамберот Негов? А кој цврсто држи до Аллах веќе е упатен по патот вистински.

وَكَيْفَ تَكْفُرُونَ وَأَنتُمْ تُتْلَىٰ عَلَيْكُمْ ءَايَٰتُ ٱللَّهِ وَفِيكُمْ رَسُولُهُۥ ۗ وَمَن يَعْتَصِم بِٱللَّهِ فَقَدْ هُدِىَ إِلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ﴿١٠١﴾

**102.** О верници, плашете се од Аллах со плашливост вистинска. И умрете само како Послушни!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ حَقَّ تُقَاتِهِۦ وَلَا تَمُوتُنَّ إِلَّا وَأَنتُم مُّسْلِمُونَ ﴿١٠٢﴾

**103.** И држете се цврсто - сите - за јажето Аллахово;не разединувајте се и сетете се за благодатите Аллахови кон вас: “И сетете се кога бевте непријатели. Он, тогаш, ги обедини срцата ваши; потоа, со благослов Негов, станавте браќа. И кога бевте на границата од огнената бездна - ве избави од тоа! Ете, така Аллах ви ги објаснува ајетите Свои за да бидете упатени.

وَٱعْتَصِمُوا۟ بِحَبْلِ ٱللَّهِ جَمِيعًا وَلَا تَفَرَّقُوا۟ ۚ وَٱذْكُرُوا۟ نِعْمَتَ ٱللَّهِ عَلَيْكُمْ إِذْ كُنتُمْ أَعْدَآءً فَأَلَّفَ بَيْنَ قُلُوبِكُمْ فَأَصْبَحْتُم بِنِعْمَتِهِۦٓ إِخْوَٰنًا وَكُنتُمْ عَلَىٰ شَفَا حُفْرَةٍ مِّنَ ٱلنَّارِ فَأَنقَذَكُم مِّنْهَا ۗ كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ ٱللَّهُ لَكُمْ ءَايَٰتِهِۦ لَعَلَّكُمْ تَهْتَدُونَ ﴿١٠٣﴾

**104.** Нека една дружина од вас повикува кон добро: нека наредува добро, и нека забранува зло. Онаквите, токму, се спасени!

وَلْتَكُن مِّنكُمْ أُمَّةٌ يَدْعُونَ إِلَى ٱلْخَيْرِ وَيَأْمُرُونَ بِٱلْمَعْرُوفِ وَيَنْهَوْنَ عَنِ ٱلْمُنكَرِ ۚ وَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْمُفْلِحُونَ ﴿١٠٤﴾

**105.** И не бидете како оние кои се разгранаа или разединија по

وَلَا تَكُونُوا۟ كَٱلَّذِينَ تَفَرَّقُوا۟ وَٱخْتَلَفُوا۟ مِنۢ بَعْدِ

јаснотиите кои им дојдоа; да, за нив има казна голема

مَا جَآءَهُمُ ٱلْبَيِّنَٰتُ ۚ وَأُو۟لَٰٓئِكَ لَهُمْ عَذَابٌ عَظِيمٌ ﴿١٠٥﴾

**106.** на Денот кога некои лица ќе побелат и кога некои лица ќе поцрнат. Што се однесува до оние чии лица ќе поцрнат: “По верувањето ваше не верувавте; па, пробајте ја казната затоа што не верувавте!”

يَوْمَ تَبْيَضُّ وُجُوهٌ وَتَسْوَدُّ وُجُوهٌ ۚ فَأَمَّا ٱلَّذِينَ ٱسْوَدَّتْ وُجُوهُهُمْ أَكَفَرْتُم بَعْدَ إِيمَٰنِكُمْ فَذُوقُوا۟ ٱلْعَذَابَ بِمَا كُنتُمْ تَكْفُرُونَ ﴿١٠٦﴾

**107.** А што се однесува, пак, до лицата кои ќе побелат во милоста Аллахова ќе се најдат. Оние во неа за навек ќе останат.

وَأَمَّا ٱلَّذِينَ ٱبْيَضَّتْ وُجُوهُهُمْ فَفِى رَحْمَةِ ٱللَّهِ هُمْ فِيهَا خَٰلِدُونَ ﴿١٠٧﴾

**108.** Ете, тоа се ајетите Аллахови кои вистински ти ги кажуваме! А Аллах не посакува да направи зло на луѓето!

تِلْكَ ءَايَٰتُ ٱللَّهِ نَتْلُوهَا عَلَيْكَ بِٱلْحَقِّ ۗ وَمَا ٱللَّهُ يُرِيدُ ظُلْمًا لِّلْعَٰلَمِينَ ﴿١٠٨﴾

**109.** Сѐ што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! Стварите кон него се враќаат!

وَلِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ۚ وَإِلَى ٱللَّهِ تُرْجَعُ ٱلْأُمُورُ ﴿١٠٩﴾

**110.** Вие сте најдобрата заедница за луѓето која се појави: наредувате добро, одвраќате од зло; и верувате во Аллах. А кога Следбениците на Книгата би верувале - тоа би било подобро за нив. Меѓу нив има верници, но мнозинството од нив се расипани!

كُنتُمْ خَيْرَ أُمَّةٍ أُخْرِجَتْ لِلنَّاسِ تَأْمُرُونَ بِٱلْمَعْرُوفِ وَتَنْهَوْنَ عَنِ ٱلْمُنكَرِ وَتُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ ۗ وَلَوْ ءَامَنَ أَهْلُ ٱلْكِتَٰبِ لَكَانَ خَيْرًا لَّهُم ۚ مِّنْهُمُ ٱلْمُؤْمِنُونَ وَأَكْثَرُهُمُ ٱلْفَٰسِقُونَ ﴿١١٠﴾

**111.** Оние никогаш не ќе ви нанесат зло; само ќе ве вознемируваат. А ако, пак, ви објават војна ќе се дадат во бегство, а потоа нема да им се помогне.

لَن يَضُرُّوكُمْ إِلَّآ أَذًى ۖ وَإِن يُقَٰتِلُوكُمْ يُوَلُّوكُمُ ٱلْأَدْبَارَ ثُمَّ لَا يُنصَرُونَ ﴿١١١﴾

**112.** Каде било да се најдат понижување ќе ги снајде, ако не се под закрилата Аллахова и закрилата на луѓето. Аллаховата лутина ја предизвикуваат. И беда ќе ги снајде. Ете, тоа е заради: неверувањето нивно во знаменијата Аллахови, убивањето бесправно на пејгамберите, затоа што беа непослушни и затоа што претеруваа.

ضُرِبَتۡ عَلَيۡهِمُ ٱلذِّلَّةُ أَيۡنَ مَا ثُقِفُوٓاْ إِلَّا بِحَبۡلٖ مِّنَ
ٱللَّهِ وَحَبۡلٖ مِّنَ ٱلنَّاسِ وَبَآءُو بِغَضَبٖ مِّنَ ٱللَّهِ
وَضُرِبَتۡ عَلَيۡهِمُ ٱلۡمَسۡكَنَةُۚ ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمۡ
كَانُواْ يَكۡفُرُونَ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ وَيَقۡتُلُونَ ٱلۡأَنۢبِيَآءَ
بِغَيۡرِ حَقّٖۚ ذَٰلِكَ بِمَا عَصَواْ وَّكَانُواْ يَعۡتَدُونَ ١١٢

**113.** Не се исти следбениците на Книгата. Меѓу нив има заедница стабилна, кои ги кажуваат ајетите во текот на ноќта, токму, на сеџде паѓајќи;

۞لَيۡسُواْ سَوَآءٗۗ مِّنۡ أَهۡلِ ٱلۡكِتَٰبِ أُمَّةٞ قَآئِمَةٞ
يَتۡلُونَ ءَايَٰتِ ٱللَّهِ ءَانَآءَ ٱلَّيۡلِ وَهُمۡ يَسۡجُدُونَ ١١٣

**114.** веруваат и во Аллах и во Денот ахиретски, наредуваат добро и одвраќаат од зло; се натпреваруваат во добри дела. Онаквите се меѓу добрите луѓе ;

يُؤۡمِنُونَ بِٱللَّهِ وَٱلۡيَوۡمِ ٱلۡأٓخِرِ وَيَأۡمُرُونَ
بِٱلۡمَعۡرُوفِ وَيَنۡهَوۡنَ عَنِ ٱلۡمُنكَرِ وَيُسَٰرِعُونَ
فِي ٱلۡخَيۡرَٰتِ وَأُوْلَٰٓئِكَ مِنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ١١٤

**115.** и какво било добро да сработат па, нема да им биде занемарено. Аллах знае за богобојазливите!

وَمَا يَفۡعَلُواْ مِنۡ خَيۡرٖ فَلَن يُكۡفَرُوهُۗ
وَٱللَّهُ عَلِيمُۢ بِٱلۡمُتَّقِينَ ١١٥

**116.** Да, на неверниците нема да им помогне кај Аллах во ништо: ни имотот нивни, ни децата нивни; оние се жители џехеннемски и во него за навек ќе останат .

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ لَن تُغۡنِيَ عَنۡهُمۡ أَمۡوَٰلُهُمۡ
وَلَآ أَوۡلَٰدُهُم مِّنَ ٱللَّهِ شَيۡـٔٗاۖ
وَأُوْلَٰٓئِكَ أَصۡحَٰبُ ٱلنَّارِۖ هُمۡ فِيهَا خَٰلِدُونَ ١١٦

**117.** Она што ќе го поделат во животот на овој свет слично е на посевот на оние кои згрешиле против себе - кога ќе го погоди ветар ладен па, ќе го уништи. Оние на Аллах зло не Му нанесоа туку себеси зло си нанесоа!

مَثَلُ مَا يُنفِقُونَ فِي هَٰذِهِ ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا
كَمَثَلِ رِيحٍ فِيهَا صِرٌّ أَصَابَتْ حَرْثَ قَوْمٍ
ظَلَمُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ فَأَهْلَكَتْهُ ۚ وَمَا ظَلَمَهُمُ ٱللَّهُ
وَلَٰكِنْ أَنفُسَهُمْ يَظْلِمُونَ ﴿١١٧﴾

**118.** О верници, не земајте доверители други луѓе освен меѓу вас; вашите нема да ве изневерат. Оние, освен вас, сакаат да ве видат нурнати во пропаст. Омраза од нивните усти излегува, а она што го кријат во градите свои е поопасно. Така Ние ви ги објаснуваме знаменијата Наши само ако сфаќате!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَتَّخِذُوا۟ بِطَانَةً
مِّن دُونِكُمْ لَا يَأْلُونَكُمْ خَبَالًا وَدُّوا۟ مَا عَنِتُّمْ
قَدْ بَدَتِ ٱلْبَغْضَآءُ مِنْ أَفْوَٰهِهِمْ وَمَا تُخْفِى
صُدُورُهُمْ أَكْبَرُ ۚ قَدْ بَيَّنَّا لَكُمُ ٱلْءَايَٰتِ ۖ
إِن كُنتُمْ تَعْقِلُونَ ﴿١١٨﴾

**119.** Вие, ете, нив ги љубите а тие не ве љубат. Вие во Книгата верувате, целосно! Кога ќе ве сретнат, зборуваат: “Ние веруваме;” а кога, пак, ќе се осамат, заради нивната омраза кон вас, ги гризат врвовите од прстите свои. Кажи: “Умрете во вашата омраза!” Аллах, навистина, го знае она што е во градите!

هَٰٓأَنتُمْ أُو۟لَآءِ تُحِبُّونَهُمْ وَلَا يُحِبُّونَكُمْ وَتُؤْمِنُونَ
بِٱلْكِتَٰبِ كُلِّهِۦ وَإِذَا لَقُوكُمْ قَالُوٓا۟ ءَامَنَّا وَإِذَا خَلَوْا۟
عَضُّوا۟ عَلَيْكُمُ ٱلْأَنَامِلَ مِنَ ٱلْغَيْظِ ۚ قُلْ مُوتُوا۟
بِغَيْظِكُمْ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ عَلِيمٌۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ﴿١١٩﴾

**120.** Кога ќе ви се случи добро - лошотија ги обзема, а кога ќе ви се случи зло - радост ги обзема. Нивната сплетка - ако сте трпеливи и богобојазливи - во ништо не ќе ви наштети. Аллах, навистина, го опфаќа она што го работат!

إِن تَمْسَسْكُمْ حَسَنَةٌ تَسُؤْهُمْ وَإِن تُصِبْكُمْ
سَيِّئَةٌ يَفْرَحُوا۟ بِهَا ۖ وَإِن تَصْبِرُوا۟ وَتَتَّقُوا۟
لَا يَضُرُّكُمْ كَيْدُهُمْ شَيْـًٔا ۗ
إِنَّ ٱللَّهَ بِمَا يَعْمَلُونَ مُحِيطٌ ﴿١٢٠﴾

**121.** И кога ти на верниците, наутро, оставајќи го семејството, им го определи местото за борба...Аллах е Зналец и Слушач!

وَإِذْ غَدَوْتَ مِنْ أَهْلِكَ تُبَوِّئُ الْمُؤْمِنِينَ
مَقَاعِدَ لِلْقِتَالِ ۗ وَاللَّهُ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ﴿١٢١﴾

**122.** И кога две племиња од вас не сакаа да се поместат... Аллах ги заштити. Па, врз Аллах нека се потпираат верниците!

إِذْ هَمَّتْ طَائِفَتَانِ مِنْكُمْ أَنْ تَفْشَلَا وَاللَّهُ
وَلِيُّهُمَا ۗ وَعَلَى اللَّهِ فَلْيَتَوَكَّلِ الْمُؤْمِنُونَ ﴿١٢٢﴾

**123.** Аллах, на Бедр, ви помогна. Мал број бевте. Па, плашете се од Аллах за да бидете благодарни! -

وَلَقَدْ نَصَرَكُمُ اللَّهُ بِبَدْرٍ وَأَنْتُمْ أَذِلَّةٌ ۖ فَاتَّقُوا اللَّهَ
لَعَلَّكُمْ تَشْكُرُونَ ﴿١٢٣﴾

**124.** и кога ти им рече на верниците:“Нема ли да ви биде доволно тоа што Господарот ве поддржа со спуштање три илјади мелеки?”

إِذْ تَقُولُ لِلْمُؤْمِنِينَ أَلَنْ يَكْفِيَكُمْ أَنْ يُمِدَّكُمْ
رَبُّكُمْ بِثَلَاثَةِ آلَافٍ مِنَ الْمَلَائِكَةِ مُنْزَلِينَ ﴿١٢٤﴾

**125**. Да, ако бидете трпеливи и богобојазливи; и, ако оние ве нападнат, во тој случај, Аллах ќе ве поддржи со пет илјади мелеки, обележени!

بَلَىٰ ۚ إِنْ تَصْبِرُوا وَتَتَّقُوا وَيَأْتُوكُمْ مِنْ فَوْرِهِمْ
هَٰذَا يُمْدِدْكُمْ رَبُّكُمْ بِخَمْسَةِ آلَافٍ مِنَ الْمَلَائِكَةِ
مُسَوِّمِينَ ﴿١٢٥﴾

**126**. Аллах сака да ве зарадува, да ги смири срцата ваши. Помошта доаѓа само од Аллах, Силен и Мудар!

وَمَا جَعَلَهُ اللَّهُ إِلَّا بُشْرَىٰ لَكُمْ وَلِتَطْمَئِنَّ قُلُوبُكُمْ
بِهِ ۗ وَمَا النَّصْرُ إِلَّا مِنْ عِنْدِ اللَّهِ الْعَزِيزِ
الْحَكِيمِ ﴿١٢٦﴾

**127**. Една дружина сака да ја разбие од онаквите неверници, или да ги фрли низ стрмнина, па да се вратат поразени.

لِيَقْطَعَ طَرَفًا مِنَ الَّذِينَ كَفَرُوا أَوْ يَكْبِتَهُمْ
فَيَنْقَلِبُوا خَائِبِينَ ﴿١٢٧﴾

**128.** Да, ти ништо не можеш да им направиш: Он ќе им прости или ќе ги казни. Оние, навистина, се зулумќари!

لَيْسَ لَكَ مِنَ الْأَمْرِ شَيْءٌ أَوْ يَتُوبَ عَلَيْهِمْ
أَوْ يُعَذِّبَهُمْ فَإِنَّهُمْ ظَالِمُونَ ﴿١٢٨﴾

**129.** Сѐ што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! Аллах простува кому сака и казнува кого сака. Аллах е Простувач и Сомилосен!

وَلِلَّهِ مَا فِي السَّمَاوَاتِ وَمَا فِي الْأَرْضِ يَغْفِرُ لِمَنْ
يَشَاءُ وَيُعَذِّبُ مَنْ يَشَاءُ وَاللَّهُ غَفُورٌ رَحِيمٌ ﴿١٢٩﴾

**130.** О верници, не јадете од лихвата која се удвојува и плашете се од Аллах за да бидете спасени!

يَا أَيُّهَا الَّذِينَ آمَنُوا لَا تَأْكُلُوا الرِّبَا
أَضْعَافًا مُضَاعَفَةً وَاتَّقُوا اللَّهَ لَعَلَّكُمْ
تُفْلِحُونَ ﴿١٣٠﴾

**131.** И плашете се од огнот кој е за неверниците подготвен!

وَاتَّقُوا النَّارَ الَّتِي أُعِدَّتْ لِلْكَافِرِينَ ﴿١٣١﴾

**132.** Бидете послушни и на Аллах и на пејгамберот за да бидете смилувани!

وَأَطِيعُوا اللَّهَ وَالرَّسُولَ لَعَلَّكُمْ
تُرْحَمُونَ ﴿١٣٢﴾

**133.** И побрзајте кон прошката од Господарот ваш и кон Џеннетот кој се простира колку небесата и Земјата - подготвен за богобојазливите,

۞ وَسَارِعُوا إِلَىٰ مَغْفِرَةٍ مِنْ رَبِّكُمْ وَجَنَّةٍ
عَرْضُهَا السَّمَاوَاتُ وَالْأَرْضُ أُعِدَّتْ
لِلْمُتَّقِينَ ﴿١٣٣﴾

**134.** за оние кои делат и кога се во радост и кога се во мака, и кои ја надминуваат омразата, и кои им простуваат на луѓето. Аллах ги љуби доброчинителите!

الَّذِينَ يُنْفِقُونَ فِي السَّرَّاءِ وَالضَّرَّاءِ
وَالْكَاظِمِينَ الْغَيْظَ وَالْعَافِينَ
عَنِ النَّاسِ وَاللَّهُ يُحِبُّ الْمُحْسِنِينَ ﴿١٣٤﴾

**135.** И за оние кои, кога ќе направат срамно дело или кога ќе си нанесат напаст себеси, па го споменуваат Аллаха и бараат

وَالَّذِينَ إِذَا فَعَلُوا فَاحِشَةً أَوْ ظَلَمُوا أَنْفُسَهُمْ
ذَكَرُوا اللَّهَ فَاسْتَغْفَرُوا لِذُنُوبِهِمْ وَمَنْ يَغْفِرُ
الذُّنُوبَ إِلَّا اللَّهُ وَلَمْ يُصِرُّوا عَلَىٰ مَا فَعَلُوا

прошка за гревовите свои, - а кој ќе ги простува гревовите освен Аллах? - и кои не се истрајни во она што го сработиле, и кои, токму, знаат...

وَهُمْ يَعْلَمُونَ ١٣٥

**136.** нив ги чекаат: награда, прошка од Господарот нивни и бавчи низ кои реки течат. Оние во нив за навек ќе останат. Е, само колку е убава таа награда за оние кои го прават тоа!

أُوْلَٰٓئِكَ جَزَآؤُهُم مَّغْفِرَةٌ مِّن رَّبِّهِمْ وَجَنَّٰتٌ
تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ
فِيهَا ۚ وَنِعْمَ أَجْرُ ٱلْعَٰمِلِينَ ١٣٦

**137.** Пред вас поминаа наследства многу... та, патувајте по земјата и гледајте каква беше казната за лашковците.

قَدْ خَلَتْ مِن قَبْلِكُمْ سُنَنٌ فَسِيرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ
فَٱنظُرُوا۟ كَيْفَ كَانَ عَٰقِبَةُ ٱلْمُكَذِّبِينَ ١٣٧

**138.** Ова е јаснотија за луѓето, а Патоказ и Ука за богобојазливите.

هَٰذَا بَيَانٌ لِّلنَّاسِ وَهُدًى وَمَوْعِظَةٌ
لِّلْمُتَّقِينَ ١٣٨

**139.** И не губете храброст и не разочарувајте се: како верници ќе бидете најсилни!

وَلَا تَهِنُوا۟ وَلَا تَحْزَنُوا۟ وَأَنتُمُ ٱلْأَعْلَوْنَ إِن كُنتُم
مُّؤْمِنِينَ ١٣٩

**140.** Ако ви се зададе рана, еднакво, се задава рана и на луѓето, навистина! А во тие денови меѓу луѓето даваме предност, наизменливо: Аллах, така, знае кои се верници и ги зема меѓу вас шехидите! Аллах не ги љуби зулумќарите!

إِن يَمْسَسْكُمْ قَرْحٌ فَقَدْ مَسَّ ٱلْقَوْمَ قَرْحٌ
مِّثْلُهُۥ ۚ وَتِلْكَ ٱلْأَيَّامُ نُدَاوِلُهَا بَيْنَ ٱلنَّاسِ
وَلِيَعْلَمَ ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَيَتَّخِذَ مِنكُمْ
شُهَدَآءَ ۗ وَٱللَّهُ لَا يُحِبُّ ٱلظَّٰلِمِينَ ١٤٠

**141.** И верниците Он да ги очисти а неверниците Он да ги снема.

وَلِيُمَحِّصَ ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَيَمْحَقَ
ٱلْكَٰفِرِينَ ١٤١

**142.** Или сметате ли дека ќе влезете во Џеннетот, а Аллах да не знае за оние кои се бореа од вас и да не знае за трпеливите?

أَمْ حَسِبْتُمْ أَن تَدْخُلُوا۟ ٱلْجَنَّةَ وَلَمَّا يَعْلَمِ ٱللَّهُ
ٱلَّذِينَ جَـٰهَدُوا۟ مِنكُمْ وَيَعْلَمَ ٱلصَّـٰبِرِينَ ﴿١٤٢﴾

**143.** А вие веќе смртта ја посакавте веќе пред да се сретнете со неа и очигледно ја здогледавте.

وَلَقَدْ كُنتُمْ تَمَنَّوْنَ ٱلْمَوْتَ مِن قَبْلِ أَن تَلْقَوْهُ فَقَدْ
رَأَيْتُمُوهُ وَأَنتُمْ تَنظُرُونَ ﴿١٤٣﴾

**144.** Мухаммед е само пејгамбер! И пред него имаше пејгамбери па, ако умре или ако биде убиен ќе се вратите ли по стапалките ваши? А оној кој ќе се врати по стапалките свои на Аллах во ништо не ќе му наштети, а благодарните Аллах ќе ги награди!

وَمَا مُحَمَّدٌ إِلَّا رَسُولٌ قَدْ خَلَتْ مِن قَبْلِهِ
ٱلرُّسُلُ ۚ أَفَإِي۟ن مَّاتَ أَوْ قُتِلَ ٱنقَلَبْتُمْ عَلَىٰٓ
أَعْقَـٰبِكُمْ ۚ وَمَن يَنقَلِبْ عَلَىٰ عَقِبَيْهِ فَلَن يَضُرَّ
ٱللَّهَ شَيْـًٔا ۗ وَسَيَجْزِى ٱللَّهُ ٱلشَّـٰكِرِينَ ﴿١٤٤﴾

**145.** Секој умира со одобрението Аллахово во часот определен. Од наградата ќе му дадеме на оној кој ја сака на овој свет и од наградата ќе му дадеме и на оној кој ја сака на Ахирет. Ние ќе ги наградиме благодарните!

وَمَا كَانَ لِنَفْسٍ أَن تَمُوتَ إِلَّا بِإِذْنِ ٱللَّهِ
كِتَـٰبًا مُّؤَجَّلًا ۗ وَمَن يُرِدْ ثَوَابَ ٱلدُّنْيَا نُؤْتِهِۦ
مِنْهَا وَمَن يُرِدْ ثَوَابَ ٱلْـَٔاخِرَةِ نُؤْتِهِۦ
مِنْهَا ۚ وَسَنَجْزِى ٱلشَّـٰكِرِينَ ﴿١٤٥﴾

**146.** И многу пејгамбери имаше со кои се бореа многу побожни луѓе и не губеа храброст заради она што им се случи на Аллаховиот пат, не се откажуваа и кои не се предаваа? А Аллах ги љуби трпеливите!

وَكَأَيِّن مِّن نَّبِىٍّ قَـٰتَلَ مَعَهُۥ رِبِّيُّونَ كَثِيرٌ فَمَا
وَهَنُوا۟ لِمَآ أَصَابَهُمْ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ وَمَا ضَعُفُوا۟
وَمَا ٱسْتَكَانُوا۟ ۗ وَٱللَّهُ يُحِبُّ ٱلصَّـٰبِرِينَ ﴿١٤٦﴾

**147.** Единствени нивни зборови беа: “Господаре наш, прости ги

وَمَا كَانَ قَوْلَهُمْ إِلَّآ أَن قَالُوا۟ رَبَّنَا ٱغْفِرْ لَنَا

гревовите наши и пропустите наши во однесувањата наши, и помогни ни против народот неверничкиǃ"

ذُنُوبَنَا وَإِسْرَافَنَا فِىٓ أَمْرِنَا وَثَبِّتْ أَقْدَامَنَا وَٱنصُرْنَا عَلَى ٱلْقَوْمِ ٱلْكَٰفِرِينَ ١٤٧

**148.** Па, Аллах, тогаш, им даде награда на овој свет, и ќе им даде награда добра на Ахирет. Аллах ги љуби доброчинителите!

فَـَٔاتَىٰهُمُ ٱللَّهُ ثَوَابَ ٱلدُّنْيَا وَحُسْنَ ثَوَابِ ٱلْـَٔاخِرَةِ ۗ وَٱللَّهُ يُحِبُّ ٱلْمُحْسِنِينَ ١٤٨

**149.** О верници, ако бидете послушни на неверниците Он ќе ве врати по стапалките ваши... та, ќе станете поразени.

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِن تُطِيعُوا۟ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ يَرُدُّوكُمْ عَلَىٰٓ أَعْقَٰبِكُمْ فَتَنقَلِبُوا۟ خَٰسِرِينَ ١٤٩

**150.** Но, не! Аллах е Заштитникот ваш. Он од поддржниците е Најдобриот!

بَلِ ٱللَّهُ مَوْلَىٰكُمْ ۖ وَهُوَ خَيْرُ ٱلنَّٰصِرِينَ ١٥٠

**151.** Во срцата на неверниците ќе влееме страв затоа што на Аллах другар му здружуваа, за кој Он никаков доказ не објави. Огнот е престојувалиштето нивно. Е, само колку лошо прибежиште за зулумќарите е тоа!

سَنُلْقِى فِى قُلُوبِ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ ٱلرُّعْبَ بِمَآ أَشْرَكُوا۟ بِٱللَّهِ مَا لَمْ يُنَزِّلْ بِهِۦ سُلْطَٰنًا ۖ وَمَأْوَىٰهُمُ ٱلنَّارُ ۚ وَبِئْسَ مَثْوَى ٱلظَّٰلِمِينَ ١٥١

**152.** Аллах, секако, го исполни ветувањето Свое кон вас кога ги истребувавте, со одобрението Негово, непријателите сѐ до времето кога ослабнавте и расправавте за наредбата. Непослушни бевте по она што посакавте да го видите. Меѓу вас имаше: оние кои го сакаа овој свет и оние кои го сакаа Ахирет.

وَلَقَدْ صَدَقَكُمُ ٱللَّهُ وَعْدَهُۥٓ إِذْ تَحُسُّونَهُم بِإِذْنِهِۦ ۖ حَتَّىٰٓ إِذَا فَشِلْتُمْ وَتَنَٰزَعْتُمْ فِى ٱلْأَمْرِ وَعَصَيْتُم مِّنۢ بَعْدِ مَآ أَرَىٰكُم مَّا تُحِبُّونَ ۚ مِنكُم مَّن يُرِيدُ ٱلدُّنْيَا وَمِنكُم مَّن يُرِيدُ ٱلْـَٔاخِرَةَ ۚ ثُمَّ صَرَفَكُمْ عَنْهُمْ لِيَبْتَلِيَكُمْ ۖ وَلَقَدْ عَفَا عَنكُمْ ۗ وَٱللَّهُ ذُو فَضْلٍ عَلَى ٱلْمُؤْمِنِينَ ١٥٢

Потоа Он ве одвои од нив за да ве испроба. И Он, секако, ви прости. Аллах поседува неизмерна добрина кон верниците!

**153.** Кога отстапивте, не управувајќи внимание кон никого, и кога пејгамберот ве повикуваше одназад Аллах ве казни со грижа над грижа за да не тагувате за она што ви се оддалечи и што не ви се случи. Аллах е Известен за она што го работите!

۞ إِذْ تُصْعِدُونَ وَلَا تَلْوُۥنَ
عَلَىٰٓ أَحَدٍ وَٱلرَّسُولُ يَدْعُوكُمْ فِىٓ
أُخْرَىٰكُمْ فَأَثَٰبَكُمْ غَمًّۢا بِغَمٍّ
لِّكَيْلَا تَحْزَنُوا۟ عَلَىٰ مَا فَاتَكُمْ
وَلَا مَآ أَصَٰبَكُمْ ۗ وَٱللَّهُ خَبِيرٌۢ بِمَا
تَعْمَلُونَ ﴿١٥٣﴾

**154.** Потоа по тагата Он ви спушта смирна: "Некои од вас дремка ги обзема, а некои се грижеа за себеси. Овие за Аллах го помислуваа она што не е вистина, она што се помислуваше за Аллах во џахилијјетот, зборувајќи: "Што ни остана од таа победа?" Кажи: "Сета победа, навистина е - Аллахова!" Во нивните души го кријат она што пред тебе не го обелоденуваат. Зборуваат: "Да победевме не ќе изгиневме тука!" Кажи: "И да беа во куќите свои смртта ќе ги стигнеше, оние на кои им е запишано да умрат, на местата нивни. За Аллах да го испита она што е во градите ваши, и да го очисти она што е во срцата ваши. Аллах го знае она што го кријат градите!

ثُمَّ أَنزَلَ عَلَيْكُم مِّنۢ بَعْدِ ٱلْغَمِّ أَمَنَةً نُّعَاسًا يَغْشَىٰ
طَآئِفَةً مِّنكُمْ ۖ وَطَآئِفَةٌ قَدْ أَهَمَّتْهُمْ أَنفُسُهُمْ
يَظُنُّونَ بِٱللَّهِ غَيْرَ ٱلْحَقِّ ظَنَّ ٱلْجَٰهِلِيَّةِ ۖ يَقُولُونَ
هَل لَّنَا مِنَ ٱلْأَمْرِ مِن شَىْءٍ ۗ قُلْ إِنَّ ٱلْأَمْرَ كُلَّهُۥ لِلَّهِ ۗ
يُخْفُونَ فِىٓ أَنفُسِهِم مَّا لَا يُبْدُونَ لَكَ ۖ يَقُولُونَ
لَوْ كَانَ لَنَا مِنَ ٱلْأَمْرِ شَىْءٌ مَّا قُتِلْنَا هَٰهُنَا ۗ قُل لَّوْ كُنتُمْ
فِى بُيُوتِكُمْ لَبَرَزَ ٱلَّذِينَ كُتِبَ عَلَيْهِمُ ٱلْقَتْلُ إِلَىٰ
مَضَاجِعِهِمْ ۖ وَلِيَبْتَلِىَ ٱللَّهُ مَا فِى صُدُورِكُمْ
وَلِيُمَحِّصَ مَا فِى قُلُوبِكُمْ ۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌۢ بِذَاتِ
ٱلصُّدُورِ ﴿١٥٤﴾

**155.** Оние меѓу вас кои ги завртија плеќите на денот кога се сретнаа двете војски - Шејтанот ги натера да паднат заради она што порано го стекнаа. Аллах веќе им прости. Аллах е Простувач и Благ!

إِنَّ ٱلَّذِينَ تَوَلَّوۡاْ مِنكُمۡ يَوۡمَ ٱلۡتَقَى ٱلۡجَمۡعَانِ
إِنَّمَا ٱسۡتَزَلَّهُمُ ٱلشَّيۡطَٰنُ بِبَعۡضِ مَا كَسَبُواْۖ
وَلَقَدۡ عَفَا ٱللَّهُ عَنۡهُمۡۗ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ حَلِيمٞ ١٥٥

**156.** О верници, не бидете како неверниците кои, додека браќата нивни по земјата патуваат и битка бијат, зборуваат: “Да беа со нас не ќе умреа и не ќе загинеа.” Аллах сакаше со тоа да ги ожалости срцата нивни. Аллах оживува и Аллах усмртува. Аллах го гледа она што го работите!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ لَا تَكُونُواْ كَٱلَّذِينَ كَفَرُواْ وَقَالُواْ
لِإِخۡوَٰنِهِمۡ إِذَا ضَرَبُواْ فِي ٱلۡأَرۡضِ أَوۡ كَانُواْ غُزّٗى
لَّوۡ كَانُواْ عِندَنَا مَا مَاتُواْ وَمَا قُتِلُواْ لِيَجۡعَلَ ٱللَّهُ ذَٰلِكَ
حَسۡرَةٗ فِي قُلُوبِهِمۡۗ وَٱللَّهُ يُحۡيِۦ وَيُمِيتُۗ
وَٱللَّهُ بِمَا تَعۡمَلُونَ بَصِيرٞ ١٥٦

**157.** А ако загинете на Аллаховиот пат или ако умрете, прошката и милоста Аллахова се подобри од она што го збираат.

وَلَئِن قُتِلۡتُمۡ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ أَوۡ مُتُّمۡ لَمَغۡفِرَةٞ
مِّنَ ٱللَّهِ وَرَحۡمَةٌ خَيۡرٞ مِّمَّا يَجۡمَعُونَ ١٥٧

**158.** Или да загинете или да умрете кај Аллах ќе се зберете.

وَلَئِن مُّتُّمۡ أَوۡ قُتِلۡتُمۡ لَإِلَى ٱللَّهِ تُحۡشَرُونَ ١٥٨

**159.** Само со милоста Аллахова ти си благ кон нив. А да си груб и со тврдо срце ќе побегнат од тебе, далеку. Прости им, тогаш, и барај прошка за нив, и договарај се со нив во наредбата. А кога ќе решиш - потпри се врз Аллах! Аллах, навистина, ги љуби оние кои се потпираат врз Него!

فَبِمَا رَحۡمَةٖ مِّنَ ٱللَّهِ لِنتَ لَهُمۡۖ وَلَوۡ كُنتَ فَظًّا غَلِيظَ
ٱلۡقَلۡبِ لَٱنفَضُّواْ مِنۡ حَوۡلِكَۖ فَٱعۡفُ عَنۡهُمۡ وَٱسۡتَغۡفِرۡ
لَهُمۡ وَشَاوِرۡهُمۡ فِي ٱلۡأَمۡرِۖ فَإِذَا عَزَمۡتَ فَتَوَكَّلۡ
عَلَى ٱللَّهِۚ إِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ ٱلۡمُتَوَكِّلِينَ ١٥٩

**160.** А ако Аллах ви помогне, па не ќе ве победат, а ако Он ве остави кој, тогаш, по Него, ќе ви

إِن يَنصُرۡكُمُ ٱللَّهُ فَلَا غَالِبَ لَكُمۡۖ وَإِن يَخۡذُلۡكُمۡ
فَمَن ذَا ٱلَّذِي يَنصُرُكُم مِّنۢ بَعۡدِهِۦۗ وَعَلَى ٱللَّهِ

помогне? Па, верниците нека се потпираат врз Аллах!

فَلْيَتَوَكَّلِ الْمُؤْمِنُونَ ﴿١٦٠﴾

**161.** На пејгамберот не му доликува да сокрие нешто. Оној што ќе сокрие нешто ќе го донесе на Денот суден. Таму секому ќе му се даде она што си го спечалил. И не ќе им се наштети.

وَمَا كَانَ لِنَبِيٍّ أَنْ يَغُلَّ ۚ وَمَنْ يَغْلُلْ يَأْتِ بِمَا غَلَّ
يَوْمَ الْقِيَامَةِ ۚ ثُمَّ تُوَفَّىٰ كُلُّ نَفْسٍ مَا كَسَبَتْ
وَهُمْ لَا يُظْلَمُونَ ﴿١٦١﴾

**162.** Не се еднакви оној кој го заслужи задоволството Аллахово и оној кој ја предизвика лутината Аллахова. Престојувалиштето на овој е Џехеннемот. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

أَفَمَنِ اتَّبَعَ رِضْوَانَ اللَّهِ كَمَنْ بَاءَ بِسَخَطٍ مِنَ اللَّهِ
وَمَأْوَاهُ جَهَنَّمُ ۚ وَبِئْسَ الْمَصِيرُ ﴿١٦٢﴾

**163.** Кај Аллах има степени. А Аллах го гледа она што го работат!

هُمْ دَرَجَاتٌ عِنْدَ اللَّهِ ۗ وَاللَّهُ بَصِيرٌ بِمَا
يَعْمَلُونَ ﴿١٦٣﴾

**164.** Да, Аллах ги даруваше верниците: Кога помеѓу нив испрати пејгамбер од нив да им ги кажува ајетите Негови, да ги очисти и да ги поучи во Книгата, и Мудроста иако порано беа во заблуда очигледна!

لَقَدْ مَنَّ اللَّهُ عَلَى الْمُؤْمِنِينَ إِذْ بَعَثَ فِيهِمْ رَسُولًا
مِنْ أَنْفُسِهِمْ يَتْلُو عَلَيْهِمْ آيَاتِهِ وَيُزَكِّيهِمْ
وَيُعَلِّمُهُمُ الْكِتَابَ وَالْحِكْمَةَ
وَإِنْ كَانُوا مِنْ قَبْلُ لَفِي ضَلَالٍ مُبِينٍ ﴿١٦٤﴾

**165.** Кога ве снајде неволја - каква што вие двојно возвративте на непријателот - вие рековте: “Како сега ова?” Кажи: “Тоа е од вас самите?” Аллах, навистина, е Кадар за сè!

أَوَلَمَّا أَصَابَتْكُمْ مُصِيبَةٌ قَدْ أَصَبْتُمْ مِثْلَيْهَا
قُلْتُمْ أَنَّىٰ هَٰذَا ۖ قُلْ هُوَ مِنْ عِنْدِ أَنْفُسِكُمْ ۗ إِنَّ اللَّهَ
عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ قَدِيرٌ ﴿١٦٥﴾

**166.** И она што ве снајде на денот кога се сретнаа двете војски - беше со одобрување Аллахово за да се знаат верниците,

وَمَآ أَصَٰبَكُمۡ يَوۡمَ ٱلۡتَقَى ٱلۡجَمۡعَانِ فَبِإِذۡنِ ٱللَّهِ
وَلِيَعۡلَمَ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ ١٦٦

**167.** и да се знаат дволичните кога им се рече: “Дојдете! Борете се на Аллаховиот пат или бранете се!” Рекоа: “Да знаевме дека ќе има борба ќе ве следевме.” Тогаш, оние се поблиску до неверувањето отколку до иманот: го зборуваат со своите јазици она што не е во срцата нивни. Аллах најдобро го знае она што го кријат.

وَلِيَعۡلَمَ ٱلَّذِينَ نَافَقُواْۚ وَقِيلَ لَهُمۡ تَعَالَوۡاْ قَٰتِلُواْ
فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ أَوِ ٱدۡفَعُواْۖ قَالُواْ لَوۡ نَعۡلَمُ قِتَالٗا
لَّٱتَّبَعۡنَٰكُمۡۗ هُمۡ لِلۡكُفۡرِ يَوۡمَئِذٍ أَقۡرَبُ مِنۡهُمۡ
لِلۡإِيمَٰنِۚ يَقُولُونَ بِأَفۡوَٰهِهِم مَّا لَيۡسَ
فِي قُلُوبِهِمۡۚ وَٱللَّهُ أَعۡلَمُ بِمَا يَكۡتُمُونَ ١٦٧

**168.** Оние кои им зборуваа на браќата свои и кои си седеа: “Да не послушаа не ќе загинеа!” Кажи: “Ако сте искрени, тогаш, одгодете ја од себеси смртта.”

ٱلَّذِينَ قَالُواْ لِإِخۡوَٰنِهِمۡ وَقَعَدُواْ لَوۡ أَطَاعُونَا
مَا قُتِلُواْۗ قُلۡ فَٱدۡرَءُواْ عَنۡ أَنفُسِكُمُ ٱلۡمَوۡتَ
إِن كُنتُمۡ صَٰدِقِينَ ١٦٨

**169.** И не сметајте ги за мртви оние кои загинаа на Аллаховиот пат. Но, не! Живи се. Кај Господарот нивни се снабдени,

وَلَا تَحۡسَبَنَّ ٱلَّذِينَ قُتِلُواْ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ أَمۡوَٰتَۢاۚ بَلۡ
أَحۡيَآءٌ عِندَ رَبِّهِمۡ يُرۡزَقُونَ ١٦٩

**170.** и радосни се со она што им го даде Аллах од добрината Своја и донесуваат радосница за оние кои ќе им се приклучат по нив: “Нема да стравуваат и нема да тагуваат.”

فَرِحِينَ بِمَآ ءَاتَىٰهُمُ ٱللَّهُ مِن فَضۡلِهِۦ
وَيَسۡتَبۡشِرُونَ بِٱلَّذِينَ لَمۡ يَلۡحَقُواْ بِهِم مِّنۡ خَلۡفِهِمۡ
أَلَّا خَوۡفٌ عَلَيۡهِمۡ وَلَا هُمۡ يَحۡزَنُونَ ١٧٠

**171.** Донесуваат радосница за бериќетот и добрината Аллахова, и дека Аллах, навистина, не ја смалува наградата на верниците.

۞ يَسۡتَبۡشِرُونَ بِنِعۡمَةٖ مِّنَ ٱللَّهِ وَفَضۡلٖ وَأَنَّ ٱللَّهَ
لَا يُضِيعُ أَجۡرَ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ ١٧١

**172.** Има голема награда за оние кои се озваа на повикот од Аллах и пејгамберот по задобиените рани, и кои добро работат и кои се богобојазливи... за нив има награда голема!-

ٱلَّذِينَ ٱسۡتَجَابُواْ لِلَّهِ وَٱلرَّسُولِ مِنۢ بَعۡدِ
مَآ أَصَابَهُمُ ٱلۡقَرۡحُۚ لِلَّذِينَ أَحۡسَنُواْ مِنۡهُمۡ وَٱتَّقَوۡاْ
أَجۡرٌ عَظِيمٌ ١٧٢

**173.** на кои им рекоа луѓето: “Сите луѓе, навистина, се собрале против вас и чувајте се од нив” - и ова им го зголеми иманот и рекоа: “Аллах ни е Доволен. Е, само каков Закрилник е Он!”

ٱلَّذِينَ قَالَ لَهُمُ ٱلنَّاسُ إِنَّ ٱلنَّاسَ قَدۡ جَمَعُواْ لَكُمۡ
فَٱخۡشَوۡهُمۡ فَزَادَهُمۡ إِيمَٰنٗا وَقَالُواْ حَسۡبُنَا ٱللَّهُ
وَنِعۡمَ ٱلۡوَكِيلُ ١٧٣

**174.** Па, се опсипаа со бериќетот и добрината Аллахова; злото не ги допре. Го следеа задоволството Аллахово. А Аллах поседува добрина голема.

فَٱنقَلَبُواْ بِنِعۡمَةٖ مِّنَ ٱللَّهِ وَفَضۡلٖ لَّمۡ يَمۡسَسۡهُمۡ سُوٓءٞ
وَٱتَّبَعُواْ رِضۡوَٰنَ ٱللَّهِۗ وَٱللَّهُ ذُو فَضۡلٍ عَظِيمٍ ١٧٤

**175.** Вас само Шејтанот ве заплашува, навистина, со неговите заштитници. Па, од нив не плашете се туку, ако сте верници, од Мене плашете се!

إِنَّمَا ذَٰلِكُمُ ٱلشَّيۡطَٰنُ يُخَوِّفُ أَوۡلِيَآءَهُۥ فَلَا تَخَافُوهُمۡ
وَخَافُونِ إِن كُنتُم مُّؤۡمِنِينَ ١٧٥

**176.** Нека не те загрижуваат оние кои се стремат да одат во пропаст. Во ништо, навистина, на Аллах нема да му наштетат. Аллах сака да не им даде награда на Ахирет. За нив има казна голема!

وَلَا يَحۡزُنكَ ٱلَّذِينَ يُسَٰرِعُونَ فِي ٱلۡكُفۡرِۚ إِنَّهُمۡ لَن
يَضُرُّواْ ٱللَّهَ شَيۡـٔٗاۗ يُرِيدُ ٱللَّهُ أَلَّا يَجۡعَلَ لَهُمۡ حَظّٗا
فِي ٱلۡأٓخِرَةِۖ وَلَهُمۡ عَذَابٌ عَظِيمٌ ١٧٦

**177.** Да, оние кои го купуваат неверувањето за верување во ништо на Аллах нема да му наштетат. За нив има казна болна.

إِنَّ ٱلَّذِينَ ٱشۡتَرَوُاْ ٱلۡكُفۡرَ بِٱلۡإِيمَٰنِ لَن يَضُرُّواْ
ٱللَّهَ شَيۡـٔٗا وَلَهُمۡ عَذَابٌ أَلِيمٞ ١٧٧

**178.** Оние кои не веруваат нека не мислат дека, навистина, е добро за нив тоа што им дадовме долг живот. Долг живот Ние им дадовме само да им го зголемиме гревот, навистина! За нив има казна срамна.

وَلَا يَحْسَبَنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓاْ أَنَّمَا نُمْلِى لَهُمْ خَيْرٌ
لِّأَنفُسِهِمْ ۚ إِنَّمَا نُمْلِى لَهُمْ لِيَزْدَادُوٓاْ إِثْمًا ۚ
وَلَهُمْ عَذَابٌ مُّهِينٌ ١٧٨

**179.** Аллах нема да ги остави верниците во таа состојба во која сте вие сѐ додека Он не го одвои доброто од лошото. Аллах не ви ја обелоденува Тајната, туку Аллах одбира, меѓу пејгамберите, со посак Свој. И верувајте, тогаш, во Аллах и во пејгамберите Негови. Ако верувате и ако се плашите - па, за вас има награда голема!

مَّا كَانَ ٱللَّهُ لِيَذَرَ ٱلْمُؤْمِنِينَ عَلَىٰ مَآ أَنتُمْ عَلَيْهِ حَتَّىٰ
يَمِيزَ ٱلْخَبِيثَ مِنَ ٱلطَّيِّبِ ۗ وَمَا كَانَ ٱللَّهُ لِيُطْلِعَكُمْ
عَلَى ٱلْغَيْبِ وَلَٰكِنَّ ٱللَّهَ يَجْتَبِى مِن رُّسُلِهِۦ مَن يَشَآءُ ۖ
فَـَٔامِنُواْ بِٱللَّهِ وَرُسُلِهِۦ ۚ وَإِن تُؤْمِنُواْ وَتَتَّقُواْ فَلَكُمْ
أَجْرٌ عَظِيمٌ ١٧٩

**180.** Нека не мислат оние кои скржават во она што Аллах им даде од добрината Своја дека е тоа добро за нив, туку тоа е лошо за нив: На Денот суден она во што скржават ќе им биде за врат обесено. Миразот на небесата и на Земјата е - Аллахов! А Аллах е Известен за она што го работите.

وَلَا يَحْسَبَنَّ ٱلَّذِينَ يَبْخَلُونَ بِمَآ ءَاتَىٰهُمُ ٱللَّهُ مِن
فَضْلِهِۦ هُوَ خَيْرًا لَّهُم ۖ بَلْ هُوَ شَرٌّ لَّهُمْ ۖ سَيُطَوَّقُونَ
مَا بَخِلُواْ بِهِۦ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ ۗ وَلِلَّهِ مِيرَٰثُ
ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۗ وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ خَبِيرٌ ١٨٠

**181.** А Аллах веќе го слушна зборот на оние кои зборуваа: “Аллах, навистина, е сиромашен, а ние сме богати.” Ќе го запишеме она што го зборуваа и

لَّقَدْ سَمِعَ ٱللَّهُ قَوْلَ ٱلَّذِينَ قَالُوٓاْ إِنَّ ٱللَّهَ فَقِيرٌ
وَنَحْنُ أَغْنِيَآءُ ۘ سَنَكْتُبُ مَا قَالُواْ وَقَتْلَهُمُ
ٱلْأَنۢبِيَآءَ بِغَيْرِ حَقٍّ وَنَقُولُ ذُوقُواْ عَذَابَ
ٱلْحَرِيقِ ١٨١

убивањето на пејгамберите бесправно, и ќе речеме: “Искусете ја казната огнена!”

**182.** Ете, тоа е заради она што го направија рацете ваши, а Аллах, навистина, не е неправеден кон робовите!

ذَٰلِكَ بِمَا قَدَّمَتْ أَيْدِيكُمْ وَأَنَّ ٱللَّهَ لَيْسَ
بِظَلَّٰمٍ لِّلْعَبِيدِ ١٨٢

**183.** Оние кои зборуваа:“Да, Аллах ни нареди да не му веруваме на ниеден пејгамбер сѐ додека не ни дојде со курбан што ќе го спржи огнот.” Кажи: “И порано, секако, ви доаѓаа пејгамбери и со јаснотии и со она што го зборувате - е, па, зошто ги убивавте ако сте ис-крени?”

ٱلَّذِينَ قَالُوٓا۟ إِنَّ ٱللَّهَ عَهِدَ إِلَيْنَآ أَلَّا نُؤْمِنَ
لِرَسُولٍ حَتَّىٰ يَأْتِيَنَا بِقُرْبَانٍ تَأْكُلُهُ ٱلنَّارُ ۗ قُلْ
قَدْ جَآءَكُمْ رُسُلٌ مِّن قَبْلِى بِٱلْبَيِّنَٰتِ وَبِٱلَّذِى
قُلْتُمْ فَلِمَ قَتَلْتُمُوهُمْ إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ١٨٣

**184.** Ако те сметаат за лашкопа, и пејгамберите пред тебе, кои доаѓаа со јаснотии и со страници-сахифи и со Книга просветлена, се сметани за лашковци.

فَإِن كَذَّبُوكَ فَقَدْ كُذِّبَ رُسُلٌ مِّن قَبْلِكَ
جَآءُو بِٱلْبَيِّنَٰتِ وَٱلزُّبُرِ وَٱلْكِتَٰبِ ٱلْمُنِيرِ ١٨٤

**185.** Да, секој ќе ја проба смртта, и само на Денот суден ќе ви се исполнат наградите. Кој ќе се оддалечи од огнот а ќе влезе во Џеннетот - тој веќе победи; животот на овој свет е само лажно уживање.

كُلُّ نَفْسٍ ذَآئِقَةُ ٱلْمَوْتِ ۗ وَإِنَّمَا تُوَفَّوْنَ
أُجُورَكُمْ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ ۖ فَمَن زُحْزِحَ
عَنِ ٱلنَّارِ وَأُدْخِلَ ٱلْجَنَّةَ فَقَدْ فَازَ ۗ
وَمَا ٱلْحَيَوٰةُ ٱلدُّنْيَآ إِلَّا مَتَٰعُ ٱلْغُرُورِ ١٨٥

**186.** Да, ќе бидете ставени во искушение и со имотите ваши и со животите ваши, и ќе се наслушате со многу навреди врз некои од оние пред вас на кои им е дадена Книгата. А ако сте, пак, трпеливи и богобојазливи -

۞ لَتُبْلَوُنَّ فِىٓ أَمْوَٰلِكُمْ وَأَنفُسِكُمْ
وَلَتَسْمَعُنَّ مِنَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ
مِن قَبْلِكُمْ وَمِنَ ٱلَّذِينَ أَشْرَكُوٓا۟ أَذًى
كَثِيرًا ۚ وَإِن تَصْبِرُوا۟ وَتَتَّقُوا۟ فَإِنَّ ذَٰلِكَ
مِنْ عَزْمِ ٱلْأُمُورِ ١٨٦

па, тоа, токму, е една од големите работи.

187. И кога Аллах го прифати Договорот од оние на кои им е дадена Книгата: “Вие ќе им го објасните на луѓето и нема да го криете” - и оние го занемарија и го продадоа за мала вредност. Е, само колку е лошо она што го послуваат!

وَإِذْ أَخَذَ ٱللَّهُ مِيثَٰقَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ
لَتُبَيِّنُنَّهُۥ لِلنَّاسِ وَلَا تَكْتُمُونَهُۥ فَنَبَذُوهُ وَرَآءَ
ظُهُورِهِمْ وَٱشْتَرَوْا۟ بِهِۦ ثَمَنًا قَلِيلًا ۖ فَبِئْسَ
مَا يَشْتَرُونَ ﴿١٨٧﴾

188. И не мисли никако дека оние кои се радуваат со даденото им и кои сакаат да им се заблагодари за несработеното и не сметај ги... дека ќе бидат спасени од казната. За нив има казна болна!

لَا تَحْسَبَنَّ ٱلَّذِينَ يَفْرَحُونَ بِمَآ أَتَوا۟ وَّيُحِبُّونَ
أَن يُحْمَدُوا۟ بِمَا لَمْ يَفْعَلُوا۟ فَلَا تَحْسَبَنَّهُم
بِمَفَازَةٍ مِّنَ ٱلْعَذَابِ ۖ وَلَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿١٨٨﴾

189. Власта и на небесата и на Земјата е - Аллахова! Аллах е Кадар за сè!

وَلِلَّهِ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۗ وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ
شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿١٨٩﴾

190. Во создавањето на небесата и Земјата и во промената на денот и ноќта за надарените со разум, навистина, има знаменија,

إِنَّ فِى خَلْقِ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَٱخْتِلَٰفِ
ٱلَّيْلِ وَٱلنَّهَارِ لَءَايَٰتٍ لِّأُو۟لِى ٱلْأَلْبَٰبِ ﴿١٩٠﴾

191. за оние кои го споменуваат Аллаха и стоејќи и седејќи и лежејќи и кои размислуваат за создавањето на небесата и на Земјата:“Господаре наш, ти ова не го создаде залудно. Возвишен

ٱلَّذِينَ يَذْكُرُونَ ٱللَّهَ قِيَٰمًا وَقُعُودًا وَعَلَىٰ جُنُوبِهِمْ
وَيَتَفَكَّرُونَ فِى خَلْقِ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ
رَبَّنَا مَا خَلَقْتَ هَٰذَا بَٰطِلًا سُبْحَٰنَكَ
فَقِنَا عَذَابَ ٱلنَّارِ ﴿١٩١﴾

си Ти, сочувај нѐ од казната огнена!

**192.** Господаре наш, оној што ќе го фрлиш во огнот, навистина, си го понижил. За зулумќарите нема поддржници.

رَبَّنَآ إِنَّكَ مَن تُدۡخِلِ ٱلنَّارَ فَقَدۡ أَخۡزَيۡتَهُۥۖ وَمَا
لِلظَّٰلِمِينَ مِنۡ أَنصَارٖ ١٩٢

**193.** Господаре наш, ние, секако, чувме еден повикувач што повикуваше во иман: ‘Верувајте во Господарот ваш!’ Ние веруваме, Господаре наш, прости ни ги гревовите и занемари ги пропустите наши и одреди да умреме заедно со добрите!

رَّبَّنَآ إِنَّنَا سَمِعۡنَا مُنَادِيٗا يُنَادِي لِلۡإِيمَٰنِ
أَنۡ ءَامِنُواْ بِرَبِّكُمۡ فَـَٔامَنَّاۚ رَبَّنَا فَٱغۡفِرۡ لَنَا ذُنُوبَنَا
وَكَفِّرۡ عَنَّا سَيِّـَٔاتِنَا وَتَوَفَّنَا مَعَ ٱلۡأَبۡرَارِ ١٩٣

**194.** Господаре наш, дај ни го она што им го вети на пејгамберите Твои. Не понижувај нѐ на Денот суден. Ти, навистина, ветувањето не го занемаруваш!”

رَبَّنَا وَءَاتِنَا مَا وَعَدتَّنَا عَلَىٰ رُسُلِكَ وَلَا تُخۡزِنَا يَوۡمَ
ٱلۡقِيَٰمَةِۖ إِنَّكَ لَا تُخۡلِفُ ٱلۡمِيعَادَ ١٩٤

**195.** И Господарот нивни, тогаш, им возврати на молбата нивна: “Не ќе го поништам, навистина, делото на оној кој ќе го направи од вас, било машко или женско, зашто вие сте еднизадруги. А оние кои се иселија и кои беа прогонети од огништата свои, и кои беа малтретирани на Мојот Пат и кои се бореа и кои гинеа ќе им ги простам гревовите нивни и ќе ги воведам во ба-

فَٱسۡتَجَابَ لَهُمۡ رَبُّهُمۡ أَنِّي لَآ أُضِيعُ عَمَلَ عَٰمِلٖ
مِّنكُم مِّن ذَكَرٍ أَوۡ أُنثَىٰۖ بَعۡضُكُم مِّنۢ بَعۡضٖۖ فَٱلَّذِينَ
هَاجَرُواْ وَأُخۡرِجُواْ مِن دِيَٰرِهِمۡ وَأُوذُواْ فِي سَبِيلِي
وَقَٰتَلُواْ وَقُتِلُواْ لَأُكَفِّرَنَّ عَنۡهُمۡ سَيِّـَٔاتِهِمۡ
وَلَأُدۡخِلَنَّهُمۡ جَنَّٰتٖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهَا ٱلۡأَنۡهَٰرُ
ثَوَابٗا مِّنۡ عِندِ ٱللَّهِۚ وَٱللَّهُ عِندَهُۥ حُسۡنُ ٱلثَّوَابِ ١٩٥

вчите џеннетски низ кои реки течат. Наградата е - Аллахова! А кај Аллах наградата е најубава!

**196.** И никако нека не те измами патувањето по земјата на оние кои не веруваат!

لَا يَغُرَّنَّكَ تَقَلُّبُ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ فِى ٱلْبِلَٰدِ ١٩٦

**197.** Малку задоволство, а потоа престојувалиштето нивно е - Џехеннемот. Е, само колку лошо прибежиште е тоа!

مَتَٰعٌ قَلِيلٌ ثُمَّ مَأْوَىٰهُمْ جَهَنَّمُ ۚ وَبِئْسَ ٱلْمِهَادُ ١٩٧

**198.** Но, богобојазливите, од Господарот нивни, ги чекаат бавчи џеннетски низ кои реки течат; во нив за навек ќе останат, и таква е, ете, почивката кај Аллах. А она што е добро кај Аллах најдобро е за добрачинителите!

لَٰكِنِ ٱلَّذِينَ ٱتَّقَوْا۟ رَبَّهُمْ لَهُمْ جَنَّٰتٌ تَجْرِى
مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَا نُزُلًا مِّنْ عِندِ
ٱللَّهِ ۗ وَمَا عِندَ ٱللَّهِ خَيْرٌ لِّلْأَبْرَارِ ١٩٨

**199.** Меѓу следбениците на Книгата има кои веруваат и во Аллах и во она што вам ви се објавува и во она што им е објавено, и кои се плашат од Аллах и кои не ги продаваат зборовите Аллахови за безвредно. Наградата нивна е кај Господарот нивни. Аллах, навистина, е Брз Пресметувач!

وَإِنَّ مِنْ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ لَمَن يُؤْمِنُ بِٱللَّهِ
وَمَآ أُنزِلَ إِلَيْكُمْ وَمَآ أُنزِلَ إِلَيْهِمْ خَٰشِعِينَ
لِلَّهِ لَا يَشْتَرُونَ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ ثَمَنًا قَلِيلًا ۗ
أُو۟لَٰٓئِكَ لَهُمْ أَجْرُهُمْ عِندَ رَبِّهِمْ ۗ إِنَّ
ٱللَّهَ سَرِيعُ ٱلْحِسَابِ ١٩٩

**200.** О верници, бидете трпеливи и издржливи, држете се цврсто и плашете се од Аллах за да бидете спасени!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱصْبِرُوا۟ وَصَابِرُوا۟
وَرَابِطُوا۟ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ لَعَلَّكُمْ تُفْلِحُونَ ٢٠٠

## *ЕН-НИСА* (Жени) IV




**Во името на Аллах, Милостивиот Семилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1.О луѓе, плашете се од Господарот ваш кој ве создаде од еден човек. Од него создаде жена. И од нив расеа и мажи и жени многу. Плашете се од Аллах, со Чие име се повикувате, и меѓу роднините. Аллах, навистина, бдее врз вас!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ ٱتَّقُواْ رَبَّكُمُ ٱلَّذِى خَلَقَكُم مِّن نَّفْسٍ
وَٰحِدَةٍ وَخَلَقَ مِنْهَا زَوْجَهَا وَبَثَّ مِنْهُمَا رِجَالًا كَثِيرًا
وَنِسَآءً وَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ ٱلَّذِى تَسَآءَلُونَ بِهِۦ وَٱلْأَرْحَامَ
إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَلَيْكُمْ رَقِيبًا ﴿١﴾

2.Дајте им го на јетимите имотот нивни, и не заменувајте го доброто со лошото, и не трошете го имотот нивни со имотот ваш. Тоа, секако, е голем грев.

وَءَاتُواْ ٱلْيَتَٰمَىٰٓ أَمْوَٰلَهُمْ وَلَا تَتَبَدَّلُواْ ٱلْخَبِيثَ بِٱلطَّيِّبِ
وَلَا تَأْكُلُوٓاْ أَمْوَٰلَهُمْ إِلَىٰٓ أَمْوَٰلِكُمْ إِنَّهُۥ كَانَ حُوبًا
كَبِيرًا ﴿٢﴾

3.А ако се плашите дека нема да бидете праведни кон јетимите жени, тогаш, венчавајте ги оние жени кои ви се дозволени: по две, по три, по четири. А ако, пак, се плашите дека нема да бидете праведни, тогаш, доста ви е една; или со оние кои ви се дадени во сопственост. Ете, така ќе бидете најдалеку од неправдата.

وَإِنْ خِفْتُمْ أَلَّا تُقْسِطُواْ فِى ٱلْيَتَٰمَىٰ فَٱنكِحُواْ مَا طَابَ
لَكُم مِّنَ ٱلنِّسَآءِ مَثْنَىٰ وَثُلَٰثَ وَرُبَٰعَ فَإِنْ خِفْتُمْ
أَلَّا تَعْدِلُواْ فَوَٰحِدَةً أَوْ مَا مَلَكَتْ أَيْمَٰنُكُمْ ذَٰلِكَ أَدْنَىٰٓ
أَلَّا تَعُولُواْ ﴿٣﴾

4.И дајте им ги на сопругите од сè срце нивните венчани подароци, а, ако пак, оние ви подарат

وَءَاتُواْ ٱلنِّسَآءَ صَدُقَٰتِهِنَّ نِحْلَةً فَإِن طِبْنَ لَكُمْ عَن
شَىْءٍ مِّنْهُ نَفْسًا فَكُلُوهُ هَنِيٓـًٔا مَّرِيٓـًٔا ﴿٤﴾

нешто од тоа, трошете го на најдобар начин и со уживање.

**5.**И не давајте го имотот ваш на безумните, кои Аллах ви ги даде да управувате со нив, а имотот нивни за нивна исхрана и облека трошете го, и зборувајте им учтиво!

وَلَا تُؤْتُوا السُّفَهَاءَ أَمْوَالَكُمُ الَّتِي جَعَلَ اللَّهُ لَكُمْ قِيَامًا
وَارْزُقُوهُمْ فِيهَا وَاكْسُوهُمْ وَقُولُوا لَهُمْ قَوْلًا مَعْرُوفًا ﴿٥﴾

**6.** И проверувајте ги јетимите сè додека не стасаат за брак, и кога ќе усетите дека се зрели, тогаш, предајте им го имотот нивни. И не трошете го расипнички и брзо додека не пораснат. Кој е богат - нека се воздржи, а кој е сиромашен - нека троши скромно. Кога ќе им го предадете имотот нивни, побарајте присуство на сведоци. Доволно е полагањето сметка кај Аллах!

وَابْتَلُوا الْيَتَامَىٰ حَتَّىٰ إِذَا بَلَغُوا النِّكَاحَ فَإِنْ آنَسْتُم
مِّنْهُمْ رُشْدًا فَادْفَعُوا إِلَيْهِمْ أَمْوَالَهُمْ ۖ وَلَا تَأْكُلُوهَا
إِسْرَافًا وَبِدَارًا أَن يَكْبَرُوا ۚ وَمَن كَانَ غَنِيًّا
فَلْيَسْتَعْفِفْ ۖ وَمَن كَانَ فَقِيرًا فَلْيَأْكُلْ بِالْمَعْرُوفِ ۚ
فَإِذَا دَفَعْتُمْ إِلَيْهِمْ أَمْوَالَهُمْ فَأَشْهِدُوا عَلَيْهِمْ ۚ
وَكَفَىٰ بِاللَّهِ حَسِيبًا ﴿٦﴾

**7.**На мажите им припаѓа дел од она што го оставиле родителите и ближните, и на жените им припаѓа дел од она што го оставиле родителите и ближните, било да е многу било да е малку: делот пропишан!

لِّلرِّجَالِ نَصِيبٌ مِّمَّا تَرَكَ الْوَالِدَانِ وَالْأَقْرَبُونَ
وَلِلنِّسَاءِ نَصِيبٌ مِّمَّا تَرَكَ الْوَالِدَانِ وَالْأَقْرَبُونَ
مِمَّا قَلَّ مِنْهُ أَوْ كَثُرَ ۚ نَصِيبًا مَّفْرُوضًا ﴿٧﴾

**8.**А ако се присутни при расподелбата од потесната фамилија, јетими и сиромашни, ним, од имотот, подарете им, и зборувајте им убави зборови.

وَإِذَا حَضَرَ الْقِسْمَةَ أُولُو الْقُرْبَىٰ وَالْيَتَامَىٰ
وَالْمَسَاكِينُ فَارْزُقُوهُم مِّنْهُ وَقُولُوا لَهُمْ
قَوْلًا مَّعْرُوفًا ﴿٨﴾

**9.**А ако оние, пак, оставаат зад себе потомство без заштита, нека се плашат.И нека се бојазливи

وَلْيَخْشَ الَّذِينَ لَوْ تَرَكُوا مِنْ خَلْفِهِمْ ذُرِّيَّةً
ضِعَافًا خَافُوا عَلَيْهِمْ فَلْيَتَّقُوا اللَّهَ وَلْيَقُولُوا

قَوْلًا سَدِيدًا ٩

од Аллах и нека зборуваат вистина.

إِنَّ الَّذِينَ يَأْكُلُونَ أَمْوَالَ الْيَتَامَىٰ ظُلْمًا
إِنَّمَا يَأْكُلُونَ فِي بُطُونِهِمْ نَارًا ۖ وَسَيَصْلَوْنَ
سَعِيرًا ١٠

**10.**Оние кои го јадат имотот на јетимите бесправно, навистина, фрлаат оган во стомаците свои; наскоро ќе се пржат во огнот џехеннемски.

يُوصِيكُمُ اللَّهُ فِي أَوْلَادِكُمْ ۖ لِلذَّكَرِ مِثْلُ حَظِّ
الْأُنْثَيَيْنِ ۚ فَإِنْ كُنَّ نِسَاءً فَوْقَ اثْنَتَيْنِ فَلَهُنَّ
ثُلُثَا مَا تَرَكَ ۖ وَإِنْ كَانَتْ وَاحِدَةً فَلَهَا النِّصْفُ ۚ
وَلِأَبَوَيْهِ لِكُلِّ وَاحِدٍ مِنْهُمَا السُّدُسُ مِمَّا تَرَكَ
إِنْ كَانَ لَهُ وَلَدٌ ۚ فَإِنْ لَمْ يَكُنْ لَهُ وَلَدٌ وَوَرِثَهُ
أَبَوَاهُ فَلِأُمِّهِ الثُّلُثُ ۚ فَإِنْ كَانَ لَهُ إِخْوَةٌ فَلِأُمِّهِ
السُّدُسُ ۚ مِنْ بَعْدِ وَصِيَّةٍ يُوصِي بِهَا أَوْ دَيْنٍ ۗ
آبَاؤُكُمْ وَأَبْنَاؤُكُمْ لَا تَدْرُونَ أَيُّهُمْ أَقْرَبُ
لَكُمْ نَفْعًا ۚ فَرِيضَةً مِنَ اللَّهِ ۗ إِنَّ اللَّهَ كَانَ
عَلِيمًا حَكِيمًا ١١

**11.**Ете, Аллах ви остава во васиет, што се однесува до вашите деца, да им оставите: на машкото дел колку од две женски. А ако, пак, бидат женски повеќе од две ним им припаѓаат две третини од она што го оставил а ако е едно му припаѓа половина. А на родителите, за секој поединечно, шестина од она што го оставил ако има дете, а ако нема дете, во случај да го наследуваат родителите, на мајката ѝ припаѓа една третина. А ако има браќа - на мајката ѝ следува шестина. Ова е по васиетот и подмирувањето на долгот. Вие не знаете кои ви се поблиску, во поглед на корист, родителите ваши или синовите ваши. Тоа е наредба од Аллах. Аллах, навистина, е Зналец и Мудар!

۞ وَلَكُمْ نِصْفُ مَا تَرَكَ أَزْوَاجُكُمْ
إِنْ لَمْ يَكُنْ لَهُنَّ وَلَدٌ ۚ فَإِنْ كَانَ لَهُنَّ وَلَدٌ

**12.**И вам ви припаѓа половина од она што го оставаат жените ваши ако немаат дете, а ако имаат

дете, вам ви припаѓа четвртина од она што го оставаат по направениот васиет со кој се одредува или по подмирувањето на долгот. А ним им припаѓа четвртина од она што ќе го оставите ако немате дете, а ако имате дете, ним им припаѓа осмина од она што ќе го оставите по направениот васиет со кој се одредува или по подмирувањето на долгот. А ако мажот и жената нема кому да остават, од нагорна или надолна лоза, а имаат брат или сестра - на секој од овие му припаѓа по една шестина, а ако ги има повеќе, тогаш, сите заедно учествуваат во третина по направениот васиет или по подмирувањето на долгот без да биде некој оштетен. Васиетот е од Аллах. Аллах е Зналец и Благ!

فَلَكُمُ ٱلرُّبُعُ مِمَّا تَرَكۡنَۚ مِنۢ بَعۡدِ
وَصِيَّةٖ يُوصِينَ بِهَآ أَوۡ دَيۡنٖۚ وَلَهُنَّ
ٱلرُّبُعُ مِمَّا تَرَكۡتُمۡ إِن لَّمۡ يَكُن لَّكُمۡ وَلَدٞۚ
فَإِن كَانَ لَكُمۡ وَلَدٞ فَلَهُنَّ ٱلثُّمُنُ
مِمَّا تَرَكۡتُمۚ مِّنۢ بَعۡدِ وَصِيَّةٖ تُوصُونَ
بِهَآ أَوۡ دَيۡنٖۗ وَإِن كَانَ رَجُلٞ يُورَثُ
كَلَٰلَةً أَوِ ٱمۡرَأَةٞ وَلَهُۥٓ أَخٌ أَوۡ أُخۡتٞ فَلِكُلِّ
وَٰحِدٖ مِّنۡهُمَا ٱلسُّدُسُۚ فَإِن كَانُوٓاْ أَكۡثَرَ
مِن ذَٰلِكَ فَهُمۡ شُرَكَآءُ فِي ٱلثُّلُثِۚ مِنۢ بَعۡدِ
وَصِيَّةٖ يُوصَىٰ بِهَآ أَوۡ دَيۡنٍ غَيۡرَ مُضَآرّٖۚ
وَصِيَّةٗ مِّنَ ٱللَّهِۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَلِيمٞ ١٢

**13.**Ете, тоа се границите Аллахови. Оној кој е послушен на Аллах и на пејгамберот Негов ќе влезе во џеннетските бавчи низ кои реки течат. Во нив за навек ќе остане. Ете, тоа е победа голема!

تِلۡكَ حُدُودُ ٱللَّهِۚ وَمَن يُطِعِ ٱللَّهَ
وَرَسُولَهُۥ يُدۡخِلۡهُ جَنَّٰتٖ تَجۡرِي
مِن تَحۡتِهَا ٱلۡأَنۡهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَاۚ
وَذَٰلِكَ ٱلۡفَوۡزُ ٱلۡعَظِيمُ ١٣

**14.**А оној кој е непослушен на Аллах и на пејгамберот Негов, кој ги преминува границите Негови, ќе влезе во огнот. И во не-

وَمَن يَعۡصِ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ وَيَتَعَدَّ
حُدُودَهُۥ يُدۡخِلۡهُ نَارًا خَٰلِدٗا فِيهَا وَلَهُۥ
عَذَابٞ مُّهِينٞ ١٤

го за навек ќе остане. За него има казна срамна.

15.Кога некоја од жените ваши ќе направи прељуба побарајте четири сведоци против нив, а ако, пак, овие посведочат, тогаш, задржете ги во домовите додека не ги стигне смртта или додека Аллах не им отвори пат.

وَٱلَّٰتِى يَأْتِينَ ٱلْفَٰحِشَةَ مِن نِّسَآئِكُمْ
فَٱسْتَشْهِدُوا۟ عَلَيْهِنَّ أَرْبَعَةً مِّنكُمْ ۖ فَإِن
شَهِدُوا۟ فَأَمْسِكُوهُنَّ فِى ٱلْبُيُوتِ حَتَّىٰ
يَتَوَفَّىٰهُنَّ ٱلْمَوْتُ أَوْ يَجْعَلَ ٱللَّهُ لَهُنَّ سَبِيلًا ﴿١٥﴾

16.А ако, пак, двајцата тоа го направат, од вас, тогаш, прекорете ги, а ако се покајат и ако се поправат, тогаш, поминете преку тоа! Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

وَٱلَّذَانِ يَأْتِيَٰنِهَا مِنكُمْ فَـَٔاذُوهُمَا ۖ
فَإِن تَابَا وَأَصْلَحَا فَأَعْرِضُوا۟ عَنْهُمَآ ۗ
إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ تَوَّابًا رَّحِيمًا ﴿١٦﴾

17.Да, простувањето кај Аллах, навистина, е за оние кои ќе направат лошо од незнаење и кои потоа веднаш ќе се покајат - така, ним Аллах ќе им прости. А Аллах е Зналец и Мудар!

إِنَّمَا ٱلتَّوْبَةُ عَلَى ٱللَّهِ لِلَّذِينَ يَعْمَلُونَ ٱلسُّوٓءَ
بِجَهَٰلَةٍ ثُمَّ يَتُوبُونَ مِن قَرِيبٍ فَأُو۟لَٰٓئِكَ يَتُوبُ
ٱللَّهُ عَلَيْهِمْ ۗ وَكَانَ ٱللَّهُ عَلِيمًا حَكِيمًا ﴿١٧﴾

18.Простувањето не е за оние кои работат лоши дела. Кога некому од нив ќе му се приближи смртта, ќе рече: “Јас, навистина, сега се кајам.” Не е, токму, ни за оние кои ќе умрат како неверници. За нив Ние подготвивме казна болна!

وَلَيْسَتِ ٱلتَّوْبَةُ لِلَّذِينَ يَعْمَلُونَ
ٱلسَّيِّـَٔاتِ حَتَّىٰٓ إِذَا حَضَرَ أَحَدَهُمُ ٱلْمَوْتُ
قَالَ إِنِّى تُبْتُ ٱلْـَٰٔنَ وَلَا ٱلَّذِينَ يَمُوتُونَ
وَهُمْ كُفَّارٌ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ أَعْتَدْنَا لَهُمْ عَذَابًا
أَلِيمًا ﴿١٨﴾

19.О верници, не ви е дозволено да ги наследувате жените спротивно на нивната волја. И не нанесувајте им штета за да грабнете дел од она што им го подаривте освен ако не направат очигледно срамно дело. И учтиво однесувајте се кон нив. А ако, пак, имате некаков презир кон

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا يَحِلُّ لَكُمْ أَن تَرِثُوا۟
ٱلنِّسَآءَ كَرْهًا ۖ وَلَا تَعْضُلُوهُنَّ لِتَذْهَبُوا۟ بِبَعْضِ
مَآ ءَاتَيْتُمُوهُنَّ إِلَّآ أَن يَأْتِينَ بِفَٰحِشَةٍ مُّبَيِّنَةٍ ۚ
وَعَاشِرُوهُنَّ بِٱلْمَعْرُوفِ ۚ فَإِن كَرِهْتُمُوهُنَّ
فَعَسَىٰٓ أَن تَكْرَهُوا۟ شَيْـًٔا وَيَجْعَلَ ٱللَّهُ فِيهِ
خَيْرًا كَثِيرًا ﴿١٩﴾

нив можеби во она што ги презирате Аллах ќе ви даде добро големо.

وَإِنْ أَرَدتُّمُ ٱسْتِبْدَالَ زَوْجٍ مَّكَانَ زَوْجٍ
وَءَاتَيْتُمْ إِحْدَىٰهُنَّ قِنطَارًا فَلَا تَأْخُذُوا۟ مِنْهُ
شَيْـًٔا ۚ أَتَأْخُذُونَهُۥ بُهْتَـٰنًا وَإِثْمًا مُّبِينًا ﴿٢٠﴾

**20.**А ако сакате да ја замените жената со друга жена и ако нејзе ѝ дадовте многу богатство од тоа ништо не земајте. Зарем тоа насилно ќе ѝ го одземете. Тоа, очигледно, е грев!

وَكَيْفَ تَأْخُذُونَهُۥ وَقَدْ أَفْضَىٰ بَعْضُكُمْ
إِلَىٰ بَعْضٍ وَأَخَذْنَ مِنكُم مِّيثَـٰقًا
غَلِيظًا ﴿٢١﴾

**21.**И како ќе им го одземете кога бевте отворени еднисодруги и кога ние од вас добија цврст договор за брак.

وَلَا تَنكِحُوا۟ مَا نَكَحَ ءَابَآؤُكُم مِّنَ
ٱلنِّسَآءِ إِلَّا مَا قَدْ سَلَفَ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ
فَـٰحِشَةً وَمَقْتًا وَسَآءَ سَبِيلًا ﴿٢٢﴾

**22.**И не венчавајте ги жените кои ги венчаваа вашите бабовци. Она што беше - веќе помина. Тоа е срамно дело, гнасота и лош пат, навистина!

حُرِّمَتْ عَلَيْكُمْ أُمَّهَـٰتُكُمْ وَبَنَاتُكُمْ
وَأَخَوَٰتُكُمْ وَعَمَّـٰتُكُمْ وَخَـٰلَـٰتُكُمْ وَبَنَاتُ
ٱلْأَخِ وَبَنَاتُ ٱلْأُخْتِ وَأُمَّهَـٰتُكُمُ ٱلَّـٰتِىٓ
أَرْضَعْنَكُمْ وَأَخَوَٰتُكُم مِّنَ ٱلرَّضَـٰعَةِ
وَأُمَّهَـٰتُ نِسَآئِكُمْ وَرَبَـٰٓئِبُكُمُ ٱلَّـٰتِى
فِى حُجُورِكُم مِّن نِّسَآئِكُمُ ٱلَّـٰتِى
دَخَلْتُم بِهِنَّ فَإِن لَّمْ تَكُونُوا۟ دَخَلْتُم
بِهِنَّ فَلَا جُنَاحَ عَلَيْكُمْ وَحَلَـٰٓئِلُ
أَبْنَآئِكُمُ ٱلَّذِينَ مِنْ أَصْلَـٰبِكُمْ
وَأَن تَجْمَعُوا۟ بَيْنَ ٱلْأُخْتَيْنِ إِلَّا مَا قَدْ
سَلَفَ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ غَفُورًا رَّحِيمًا ﴿٢٣﴾

**23.**Забранети ви се да стапите во брак: мајките ваши, и ќерките ваши, и сестрите ваши, и сестрите на бабовците ваши, и сестрите на мајките ваши, и ќерките на брат ви и сестра ви, и мајките ваши кои ве доеја, и сестрите ваши по млеко, и мајките од жените ваши, и пасторките, кои се под ваша закрила од жените ваши ако со овие имавте брачен однос, но ако со нив сте немале брачен однос, немате грев. Забрането ви е да стапите во брак и со жените на вашите родени синови и со две сестри истовремено. Она што беше - помина. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

**24.**И мажените жени, освен оние за кои ќе стекнете сопственост преку заробеништво; тоа е правило Аллахово за вас! А останатите ви се дозволени доколку посакувате, од имотот ваш, венчани подароци да им подарите, а не само блуд да направите. А жените ваши, со кои уживавте, па дајте им ја, според пропишаното, наградата нивна. И, доколку се спогодите по обврската, не ви е грев да се задоволите. Аллах, навистина, е Зналец и Мудар!

۞ وَٱلْمُحْصَنَٰتُ مِنَ ٱلنِّسَآءِ إِلَّا مَا مَلَكَتْ
أَيْمَٰنُكُمْ ۖ كِتَٰبَ ٱللَّهِ عَلَيْكُمْ ۚ وَأُحِلَّ لَكُم
مَّا وَرَآءَ ذَٰلِكُمْ أَن تَبْتَغُوا۟ بِأَمْوَٰلِكُم مُّحْصِنِينَ
غَيْرَ مُسَٰفِحِينَ ۚ فَمَا ٱسْتَمْتَعْتُم بِهِۦ مِنْهُنَّ
فَـَٔاتُوهُنَّ أُجُورَهُنَّ فَرِيضَةً ۚ وَلَا جُنَاحَ
عَلَيْكُمْ فِيمَا تَرَٰضَيْتُم بِهِۦ مِنۢ بَعْدِ ٱلْفَرِيضَةِ ۚ
إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَلِيمًا حَكِيمًا ٢٤

**25.**А оној меѓу вас кој не може, заради подарокот, да венча немажена жена, верничка, тогаш, нека се венча со верничка од оние девојки кои се преку заробеништво во ваша сопственост - а Аллах најдобро го знае вашиот иман - бидејќи вие сте едниодруги. Венчавајте ги, тогаш, со одобрување од нивните сопственици и дајте им ги подароците нивни учтиво како на честити жени кои не прават прељуба и кои не земаат пријатели скришно. А ако, пак, овие прават прељуба, како мажени, им припаѓа половина од казната предвидена за мажените жени. Ете, тоа е за оној од вас кој се плаши од прељуба. Но, за вас е подобро да се стрпите. Аллах е Простувач и Сомилосен!

وَمَن لَّمْ يَسْتَطِعْ مِنكُمْ طَوْلًا أَن يَنكِحَ
ٱلْمُحْصَنَٰتِ ٱلْمُؤْمِنَٰتِ فَمِن مَّا مَلَكَتْ
أَيْمَٰنُكُم مِّن فَتَيَٰتِكُمُ ٱلْمُؤْمِنَٰتِ ۚ وَٱللَّهُ أَعْلَمُ
بِإِيمَٰنِكُم ۚ بَعْضُكُم مِّنۢ بَعْضٍ ۚ فَٱنكِحُوهُنَّ
بِإِذْنِ أَهْلِهِنَّ وَءَاتُوهُنَّ أُجُورَهُنَّ
بِٱلْمَعْرُوفِ مُحْصَنَٰتٍ غَيْرَ مُسَٰفِحَٰتٍ وَلَا
مُتَّخِذَٰتِ أَخْدَانٍ ۚ فَإِذَآ أُحْصِنَّ فَإِنْ أَتَيْنَ
بِفَٰحِشَةٍ فَعَلَيْهِنَّ نِصْفُ مَا عَلَى ٱلْمُحْصَنَٰتِ
مِنَ ٱلْعَذَابِ ۚ ذَٰلِكَ لِمَنْ خَشِىَ ٱلْعَنَتَ
مِنكُمْ ۚ وَأَن تَصْبِرُوا۟ خَيْرٌ لَّكُمْ ۗ وَٱللَّهُ غَفُورٌ
رَّحِيمٌ ٢٥

**26.**Аллах посакува да ви објасни и да ве упати по патиштата по кои одеа оние пред вас, и да ви прости. Аллах е Зналец и Мудар!

يُرِيدُ ٱللَّهُ لِيُبَيِّنَ لَكُمْ وَيَهْدِيَكُمْ سُنَنَ
ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِكُمْ وَيَتُوبَ عَلَيْكُمْ ۗ وَٱللَّهُ
عَلِيمٌ حَكِيمٌ ﴿٢٦﴾

**27.**Аллах посакува да ви прости, а оние кои се поведуваат по страстите, посакуваат да ве турнат низ стрмнина голема.

وَٱللَّهُ يُرِيدُ أَن يَتُوبَ عَلَيْكُمْ وَيُرِيدُ
ٱلَّذِينَ يَتَّبِعُونَ ٱلشَّهَوَٰتِ أَن تَمِيلُوا۟ مَيْلًا
عَظِيمًا ﴿٢٧﴾

**28.**Аллах посакува да ви олесни, а човекот е создаден слабичок.

يُرِيدُ ٱللَّهُ أَن يُخَفِّفَ عَنكُمْ ۚ وَخُلِقَ ٱلْإِنسَٰنُ
ضَعِيفًا ﴿٢٨﴾

**29.**О верници, не трошете го еднисодруги имотот ваш на недозволен начин. Трговијата, ако еднисодруги се договорите, не ви е забранета. И еднисодруги не убивајте се. Аллах, навистина, кон вас е Сомилосен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَأْكُلُوٓا۟ أَمْوَٰلَكُم
بَيْنَكُم بِٱلْبَٰطِلِ إِلَّآ أَن تَكُونَ تِجَٰرَةً
عَن تَرَاضٍ مِّنكُمْ ۚ وَلَا تَقْتُلُوٓا۟ أَنفُسَكُمْ ۚ
إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ بِكُمْ رَحِيمًا ﴿٢٩﴾

**30.**А на оној што ќе го направи тоа насилно и неправедно Ние ќе го фрлиме во огнот. Ете, тоа за Аллах е многу лесно!

وَمَن يَفْعَلْ ذَٰلِكَ عُدْوَٰنًا وَظُلْمًا فَسَوْفَ
نُصْلِيهِ نَارًا ۚ وَكَانَ ذَٰلِكَ عَلَى ٱللَّهِ
يَسِيرًا ﴿٣٠﴾

**31.**Ако ги избегнувате големите гревови, кои ви се забранети, Ние ќе ви ги простиме малите гревови, и ќе ве воведеме низ благороден влез.

إِن تَجْتَنِبُوا۟ كَبَآئِرَ مَا تُنْهَوْنَ عَنْهُ نُكَفِّرْ
عَنكُمْ سَيِّـَٔاتِكُمْ وَنُدْخِلْكُم مُّدْخَلًا
كَرِيمًا ﴿٣١﴾

**32.**И не тежнејте кон она со што Аллах ве одликува еднинадруги. На мажите им припаѓа дел од она што го спечалија, а и на жените им припаѓа дел од она што го спечалија. Барајте од Аллах за да ви даде дел од добрината Своја. Аллах, навистина, знае сè!

وَلَا تَتَمَنَّوْا۟ مَا فَضَّلَ ٱللَّهُ بِهِۦ بَعْضَكُمْ
عَلَىٰ بَعْضٍ ۚ لِّلرِّجَالِ نَصِيبٌ مِّمَّا ٱكْتَسَبُوا۟ ۖ
وَلِلنِّسَآءِ نَصِيبٌ مِّمَّا ٱكْتَسَبْنَ ۚ وَسْـَٔلُوا۟ ٱللَّهَ
مِن فَضْلِهِۦٓ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ بِكُلِّ شَىْءٍ
عَلِيمًا ﴿٣٢﴾

**33.**И Ние за секого оставивме наследници на она што ќе го остават родителите и ближните. А оние со кои склучи договор - дајте им го делот нивни. Аллах, навистина, е Сведок за сѐ!

وَلِكُلٍّ جَعَلْنَا مَوَالِيَ مِمَّا تَرَكَ ٱلْوَٰلِدَانِ
وَٱلْأَقْرَبُونَ ۚ وَٱلَّذِينَ عَقَدَتْ أَيْمَٰنُكُمْ
فَـَٔاتُوهُمْ نَصِيبَهُمْ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَلَىٰ كُلِّ
شَىْءٍ شَهِيدًا ٣٣

**34.**Мажите се појаки од жените според она што Аллах ги одликува еднинадруги и според имотот свој кој го трошат. Па, добри жени се оние кои се побожни и кои се чувари, во скришноста, на она што треба да се чува, и во што Аллах ги чува. А за оние за кои се плашите дека нема да бидат послушни - посоветувајте ги, одвојте ги во постелата и удрете ги! А ако, пак, ви се послушни не барајте начин зло да им нанесете. Аллах, навистина, е Возвишен и Голем!

ٱلرِّجَالُ قَوَّٰمُونَ عَلَى ٱلنِّسَآءِ بِمَا فَضَّلَ ٱللَّهُ
بَعْضَهُمْ عَلَىٰ بَعْضٍ وَبِمَآ أَنفَقُوا۟ مِنْ أَمْوَٰلِهِمْ ۚ
فَٱلصَّٰلِحَٰتُ قَٰنِتَٰتٌ حَٰفِظَٰتٌ لِّلْغَيْبِ
بِمَا حَفِظَ ٱللَّهُ ۚ وَٱلَّٰتِى تَخَافُونَ نُشُوزَهُنَّ
فَعِظُوهُنَّ وَٱهْجُرُوهُنَّ فِى ٱلْمَضَاجِعِ
وَٱضْرِبُوهُنَّ ۖ فَإِنْ أَطَعْنَكُمْ فَلَا تَبْغُوا۟ عَلَيْهِنَّ
سَبِيلًا ۗ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَلِيًّا كَبِيرًا ٣٤

**35.**А ако се плашите дека и двајцата ќе се разведат, тогаш, побарајте помирител од неговото семејство и помирител од нејзиното семејство: а ако двајцата посакуваат да се помират - та, Аллах ќе ги помири. Аллах, навистина, е Зналец и Известен!

وَإِنْ خِفْتُمْ شِقَاقَ بَيْنِهِمَا فَٱبْعَثُوا۟ حَكَمًا مِّنْ
أَهْلِهِۦ وَحَكَمًا مِّنْ أَهْلِهَآ إِن يُرِيدَآ إِصْلَٰحًا
يُوَفِّقِ ٱللَّهُ بَيْنَهُمَآ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَلِيمًا خَبِيرًا ٣٥

**36.**И обожавајте го Аллаха и ништо немојте да Му здружувате, и кон родителите, и кон ближните, и кон јетимите, и кон сиромашните, и кон соседите блиски и соседите далечни, и кон патни-

۞ وَٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ وَلَا تُشْرِكُوا۟ بِهِۦ شَيْـًٔا ۖ
وَبِٱلْوَٰلِدَيْنِ إِحْسَٰنًا وَبِذِى ٱلْقُرْبَىٰ وَٱلْيَتَٰمَىٰ
وَٱلْمَسَٰكِينِ وَٱلْجَارِ ذِى ٱلْقُرْبَىٰ وَٱلْجَارِ
ٱلْجُنُبِ وَٱلصَّاحِبِ بِٱلْجَنۢبِ وَٱبْنِ

ците, и кон оние кои со посредство на заробеништво ги поседувате - однесувајте се добро. Аллах, навистина, не ги љуби оние кои се надуени и горделиви!

ٱلسَّبِيلِ وَمَا مَلَكَتْ أَيْمَٰنُكُمْۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يُحِبُّ مَن كَانَ مُخْتَالًا فَخُورًا ﴿٣٦﴾

**37.**Оние кои се скржавци и кои им наредуваат на луѓето скржавост и кои го кријат она што им го даде Аллах од добрината Своја. А за неверниците Ние подготвивме казна срамна,

ٱلَّذِينَ يَبْخَلُونَ وَيَأْمُرُونَ ٱلنَّاسَ بِٱلْبُخْلِ وَيَكْتُمُونَ مَآ ءَاتَىٰهُمُ ٱللَّهُ مِن فَضْلِهِۦۗ وَأَعْتَدْنَا لِلْكَٰفِرِينَ عَذَابًا مُّهِينًا ﴿٣٧﴾

**38.**и оние кои го делат имотот свој во очиглед на луѓето и кои не веруваат ни во Аллах ни во Денот ахиретски. Оној кој Шејтанот го има за другар, навистина, колку лош другар има!

وَٱلَّذِينَ يُنفِقُونَ أَمْوَٰلَهُمْ رِئَآءَ ٱلنَّاسِ وَلَا يُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ وَلَا بِٱلْيَوْمِ ٱلْءَاخِرِۗ وَمَن يَكُنِ ٱلشَّيْطَٰنُ لَهُۥ قَرِينًا فَسَآءَ قَرِينًا ﴿٣٨﴾

**39.**А што ќе им биде ако веруваат во Аллах и во Денот ахиретски и ако делат од нафаката што Аллах им ја даде? Аллах за нив знае се!

وَمَاذَا عَلَيْهِمْ لَوْ ءَامَنُوا۟ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْءَاخِرِ وَأَنفَقُوا۟ مِمَّا رَزَقَهُمُ ٱللَّهُۚ وَكَانَ ٱللَّهُ بِهِمْ عَلِيمًا ﴿٣٩﴾

**40.**Аллах никому нема да направи неправда ни колку трошка. А ако направи добро Аллах ќе му го удвои и од Себе ќе му даде награда голема.

إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَظْلِمُ مِثْقَالَ ذَرَّةٍۖ وَإِن تَكُ حَسَنَةً يُضَٰعِفْهَا وَيُؤْتِ مِن لَّدُنْهُ أَجْرًا عَظِيمًا ﴿٤٠﴾

**41.**Како, тогаш, кога ќе донесеме од секоја заедница по еден сведок, а тебе ќе те донесеме како сведок против нив!

فَكَيْفَ إِذَا جِئْنَا مِن كُلِّ أُمَّةٍۭ بِشَهِيدٍ وَجِئْنَا بِكَ عَلَىٰ هَٰٓؤُلَآءِ شَهِيدًا ﴿٤١﴾

**42.**На Денот тој, оние кои не веруваа и кои не беа послушни на пејгамберот, повеќе би посакале да ги покрие земјата. Од Аллах не ќе можат да сокријат ниту еден збор.

يَوْمَئِذٍ يَوَدُّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَعَصَوُا۟ ٱلرَّسُولَ لَوْ تُسَوَّىٰ بِهِمُ ٱلْأَرْضُ وَلَا يَكْتُمُونَ ٱللَّهَ حَدِيثًا ﴿٤٢﴾

**43.**О верници, не пристапувајте во намаз во пијана состојба сè додека не знаете што зборувате, ниту џунуби додека не се избањате, освен ако сте на пат. А ако сте болни и ако сте на пат, или некој изврши нужда или пак се состанете со жените, а не најдете вода, тогаш, земете тејеммум со чиста прашлива земја. Со неа, со испрашените раце, допрете ги лицата ваши и рацете ваши. Аллах, навистина, е Помилувач и Сомилосен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَقْرَبُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ وَأَنتُمْ سُكَٰرَىٰ حَتَّىٰ تَعْلَمُوا۟ مَا تَقُولُونَ وَلَا جُنُبًا إِلَّا عَابِرِى سَبِيلٍ حَتَّىٰ تَغْتَسِلُوا۟ ۚ وَإِن كُنتُم مَّرْضَىٰٓ أَوْ عَلَىٰ سَفَرٍ أَوْ جَآءَ أَحَدٌ مِّنكُم مِّنَ ٱلْغَآئِطِ أَوْ لَٰمَسْتُمُ ٱلنِّسَآءَ فَلَمْ تَجِدُوا۟ مَآءً فَتَيَمَّمُوا۟ صَعِيدًا طَيِّبًا فَٱمْسَحُوا۟ بِوُجُوهِكُمْ وَأَيْدِيكُمْ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَفُوًّا غَفُورًا ﴿٤٣﴾

**44.**Не ги гледаш ли оние на кои им е даден дел од Книгата како работат со беспаќето: посакуваат да скршнете од правиот пат.

أَلَمْ تَرَ إِلَى ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ نَصِيبًا مِّنَ ٱلْكِتَٰبِ يَشْتَرُونَ ٱلضَّلَٰلَةَ وَيُرِيدُونَ أَن تَضِلُّوا۟ ٱلسَّبِيلَ ﴿٤٤﴾

**45.**Аллах најдобро ги знае непријателите ваши. Аллах е Доволен Заштитник и Доволен Поддржник!

وَٱللَّهُ أَعْلَمُ بِأَعْدَآئِكُمْ ۚ وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ وَلِيًّا وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ نَصِيرًا ﴿٤٥﴾

**46.**Од Евреите има кои го одземаат вистинското значење на зборот и зборуваат: “Чувме ама не сме послушни” или: “Чуј ама никој нека не те чуе” или: “Дај ни

مِّنَ ٱلَّذِينَ هَادُوا۟ يُحَرِّفُونَ ٱلْكَلِمَ عَن مَّوَاضِعِهِۦ وَيَقُولُونَ سَمِعْنَا وَعَصَيْنَا وَٱسْمَعْ غَيْرَ مُسْمَعٍ وَرَٰعِنَا لَيًّۢا بِأَلْسِنَتِهِمْ وَطَعْنًا فِى ٱلدِّينِ ۚ وَلَوْ أَنَّهُمْ قَالُوا۟ سَمِعْنَا وَأَطَعْنَا وَٱسْمَعْ وَٱنظُرْنَا لَكَانَ خَيْرًا

предност," превртувајќи со јазиците свои и напаѓајќи ја верата. А кога тие би рекле: "Слушнавме и послушни сме" и: "Чуј, и погледни нѐ!" ќе беше тоа, тогаш, подобро за нив, и поисправно. Но, Аллах ги проколни заради неверството нивно. Меѓу нив веруваат само малкумина.

لَهُمْ وَأَقْوَمَ وَلَٰكِن لَّعَنَهُمُ اللَّهُ بِكُفْرِهِمْ فَلَا يُؤْمِنُونَ
إِلَّا قَلِيلًا ٤٦

**47.**О вие, на кои ви е дадена Книгата, верувајте во она што Ние го објавивме, што е Потврда за она што веќе е при вас, пред Ние да ги избришеме лицата и не им дадеме изглед како што е задната страна или пред да ги проколниме онака како што ги проколнивме претставниците на Сабота. Наредбата Аллахова е делотворна!

يَا أَيُّهَا الَّذِينَ أُوتُوا الْكِتَابَ آمِنُوا بِمَا نَزَّلْنَا
مُصَدِّقًا لِّمَا مَعَكُم مِّن قَبْلِ أَن نَّطْمِسَ وُجُوهًا
فَنَرُدَّهَا عَلَىٰ أَدْبَارِهَا أَوْ نَلْعَنَهُمْ كَمَا لَعَنَّا أَصْحَابَ
السَّبْتِ ۚ وَكَانَ أَمْرُ اللَّهِ مَفْعُولًا ٤٧

**48.**Аллах, навистина, нема да прости да Му се здружува здруженик, а сѐ, освен ова, простува кому сака. А оној кој Му здружува на Аллах здруженик, тој, лажејќи, прави голем грев.

إِنَّ اللَّهَ لَا يَغْفِرُ أَن يُشْرَكَ بِهِ وَيَغْفِرُ مَا دُونَ ذَٰلِكَ
لِمَن يَشَاءُ ۚ وَمَن يُشْرِكْ بِاللَّهِ فَقَدِ افْتَرَىٰ إِثْمًا
عَظِيمًا ٤٨

**49.**Не ги гледаш ли оние кои ги чистат своите души? Но, не! Аллах чисти кого сака. И ним не ќе им се направи штета ни колку трошка една..

أَلَمْ تَرَ إِلَى الَّذِينَ يُزَكُّونَ أَنفُسَهُم ۚ بَلِ اللَّهُ يُزَكِّي
مَن يَشَاءُ وَلَا يُظْلَمُونَ فَتِيلًا ٤٩

**50.**Гледај како фрлаат лага врз Аллах. Ова е доволно за да се направи јасен грев!

انظُرْ كَيْفَ يَفْتَرُونَ عَلَى اللَّهِ الْكَذِبَ ۖ وَكَفَىٰ بِهِ
إِثْمًا مُّبِينًا ٥٠

**51.**Не ги гледаш ли оние на кои им е даден дел од Книгата како веруваат и во волшебништво и во Тагут, и кои зборуваат за неверниците:“Овие се поисправни од оние кои веруваат исправно.”

أَلَمْ تَرَ إِلَى ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ نَصِيبًا
مِّنَ ٱلْكِتَٰبِ يُؤْمِنُونَ بِٱلْجِبْتِ وَٱلطَّٰغُوتِ
وَيَقُولُونَ لِلَّذِينَ كَفَرُوا۟ هَٰٓؤُلَآءِ أَهْدَىٰ مِنَ ٱلَّذِينَ
ءَامَنُوا۟ سَبِيلًا ﴿٥١﴾

**52.**Тие се оние кои Аллах ги проколни: а на оној што ќе го проколни Аллах - тој никогаш не ќе најде поддржник!

أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ لَعَنَهُمُ ٱللَّهُ ۖ وَمَن يَلْعَنِ ٱللَّهُ فَلَن تَجِدَ
لَهُۥ نَصِيرًا ﴿٥٢﴾

**53.**Или кога оние би им дале удел во власта, тогаш, ни најмалку нема да даваат на луѓето,

أَمْ لَهُمْ نَصِيبٌ مِّنَ ٱلْمُلْكِ فَإِذًا لَّا يُؤْتُونَ ٱلنَّاسَ
نَقِيرًا ﴿٥٣﴾

**54.**или им завидуваат на луѓето за она што им го даде Аллах од добрината Своја. И на семејството Ибрахимово Ние му дадовме и Книга и Мудрост и власт голема!

أَمْ يَحْسُدُونَ ٱلنَّاسَ عَلَىٰ مَآ ءَاتَىٰهُمُ ٱللَّهُ مِن فَضْلِهِۦ ۖ
فَقَدْ ءَاتَيْنَآ ءَالَ إِبْرَٰهِيمَ ٱلْكِتَٰبَ وَٱلْحِكْمَةَ
وَءَاتَيْنَٰهُم مُّلْكًا عَظِيمًا ﴿٥٤﴾

**55.**Па, од нив имаше и кои веруваа во тоа и од нив имаше кои одвраќаа од тоа. Џехеннемот Сеир е доволен за нив!

فَمِنْهُم مَّنْ ءَامَنَ بِهِۦ وَمِنْهُم مَّن صَدَّ عَنْهُ ۚ وَكَفَىٰ
بِجَهَنَّمَ سَعِيرًا ﴿٥٥﴾

**56.**На оние кои, навистина, не веруваат во ајетите Наши ќе ги фрлиме во огнот, сигурно: Кога кожите нивни ќе се испечат Ние ќе ги замениме со други кожи за да ја искусат казната. Аллах, секако, е Силен и Мудар!

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا سَوْفَ نُصْلِيهِمْ نَارًا كُلَّمَا
نَضِجَتْ جُلُودُهُم بَدَّلْنَٰهُمْ جُلُودًا غَيْرَهَا لِيَذُوقُوا۟
ٱلْعَذَابَ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَزِيزًا حَكِيمًا ﴿٥٦﴾

**57.**На оние кои веруваа и кои работеа добри дела Ние ќе ги воведеме во бавчите џеннетски низ

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ سَنُدْخِلُهُمْ
جَنَّٰتٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَآ أَبَدًا ۖ

кои реки течат; во нив за навек ќе останат, и за нив во Џеннетот има чисти жени, и Ние ќе ги воведеме во сенка ладна.

لَّهُمْ فِيهَآ أَزْوَٰجٌ مُّطَهَّرَةٌ ۖ وَنُدْخِلُهُمْ ظِلًّا ظَلِيلًا ٥٧

**58.**Аллах, навистина, ви наредува да им ги дадете на луѓето аманетите нивни, и кога ќе судите меѓу луѓето да судите праведно. Советот со кој ве советува Аллах, секако, е најдобриот. Аллах, навистина, е Слушач и Гледач!

۞ إِنَّ ٱللَّهَ يَأْمُرُكُمْ أَن تُؤَدُّوا۟ ٱلْأَمَٰنَٰتِ إِلَىٰٓ أَهْلِهَا وَإِذَا حَكَمْتُم بَيْنَ ٱلنَّاسِ أَن تَحْكُمُوا۟ بِٱلْعَدْلِ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ نِعِمَّا يَعِظُكُم بِهِۦٓ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ سَمِيعًۢا بَصِيرًا ٥٨

**59.**О верници, бидете послушни и на Аллах и на пејгамберот и на оние меѓу вас кои ви се претпоставени. Ако не се согласувате во нешто, доколку верувате во Аллах и во Денот ахиретски, тогаш, обратете се до Аллах и до пејгамберот. Ете, тоа е најдоброто објаснување!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ أَطِيعُوا۟ ٱللَّهَ وَأَطِيعُوا۟ ٱلرَّسُولَ وَأُو۟لِى ٱلْأَمْرِ مِنكُمْ ۖ فَإِن تَنَٰزَعْتُمْ فِى شَىْءٍ فَرُدُّوهُ إِلَى ٱللَّهِ وَٱلرَّسُولِ إِن كُنتُمْ تُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْءَاخِرِ ۚ ذَٰلِكَ خَيْرٌ وَأَحْسَنُ تَأْوِيلًا ٥٩

**60.** Не ги гледаш ли оние кои мислат дека веруваат во она што ти се објавува и во она што беше пред тебе објавено; посакуваат да им се суди пред Тагут а веќе им беше наредено да не веруваат во него. Шејтанот сака да ги тални во беспаќе далечно.

أَلَمْ تَرَ إِلَى ٱلَّذِينَ يَزْعُمُونَ أَنَّهُمْ ءَامَنُوا۟ بِمَآ أُنزِلَ إِلَيْكَ وَمَآ أُنزِلَ مِن قَبْلِكَ يُرِيدُونَ أَن يَتَحَاكَمُوٓا۟ إِلَى ٱلطَّٰغُوتِ وَقَدْ أُمِرُوٓا۟ أَن يَكْفُرُوا۟ بِهِۦ وَيُرِيدُ ٱلشَّيْطَٰنُ أَن يُضِلَّهُمْ ضَلَٰلًۢا بَعِيدًا ٦٠

**61.**И кога ќе им се каже: “Дојдете кон она што го објави Аллах и кон пејгамберот - ќе ги видиш

وَإِذَا قِيلَ لَهُمْ تَعَالَوْا۟ إِلَىٰ مَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ وَإِلَى ٱلرَّسُولِ رَأَيْتَ ٱلْمُنَٰفِقِينَ يَصُدُّونَ عَنكَ

дволичните како сосема одвраќаат од тебе!

صُدُودًا ﴿٦١﴾

**62.**Па, како ќе биде кога ќе им се случи несреќа заради она што го направија рацете нивни? Потоа ќе ти дојдат, колнејќи се во Аллах:“Ние само сакаме да направиме добро и да има разбирање.”

فَكَيْفَ إِذَآ أَصَٰبَتْهُم مُّصِيبَةٌۢ بِمَا قَدَّمَتْ أَيْدِيهِمْ ثُمَّ جَآءُوكَ يَحْلِفُونَ بِٱللَّهِ إِنْ أَرَدْنَآ إِلَّآ إِحْسَٰنًا وَتَوْفِيقًا ﴿٦٢﴾

**63.**Оние за кои Аллах знае што има во срцата нивни. Не обрнувај им, тогаш, внимание, посоветувај ги и кажи продорни зборови!

أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ يَعْلَمُ ٱللَّهُ مَا فِى قُلُوبِهِمْ فَأَعْرِضْ عَنْهُمْ وَعِظْهُمْ وَقُل لَّهُمْ فِىٓ أَنفُسِهِمْ قَوْلًۢا بَلِيغًا ﴿٦٣﴾

**64.**Ние испративме пејгамбер само да му се биде послушен со одобрението Аллахово. А оние кои направија зулум за себеси да дојдат кај тебе и да побараат, навистина, прошка од Аллах и за нив пејгамберот да побара прошка - ќе видат дека Аллах е Простувач и Сомилосен!

وَمَآ أَرْسَلْنَا مِن رَّسُولٍ إِلَّا لِيُطَاعَ بِإِذْنِ ٱللَّهِ ۚ وَلَوْ أَنَّهُمْ إِذ ظَّلَمُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ جَآءُوكَ فَٱسْتَغْفَرُوا۟ ٱللَّهَ وَٱسْتَغْفَرَ لَهُمُ ٱلرَّسُولُ لَوَجَدُوا۟ ٱللَّهَ تَوَّابًا رَّحِيمًا ﴿٦٤﴾

**65.**Но, не! Се колнам во Господарот твој! Оние не ќе веруваат сѐ додека не те именуваат за судија за она за што се расправаат еднисодруги, сѐ додека, потоа, не усетат во душите свои - за она за што ќе им пресудиш - теснотија, и сѐ додека потполно не се предадат.

فَلَا وَرَبِّكَ لَا يُؤْمِنُونَ حَتَّىٰ يُحَكِّمُوكَ فِيمَا شَجَرَ بَيْنَهُمْ ثُمَّ لَا يَجِدُوا۟ فِىٓ أَنفُسِهِمْ حَرَجًا مِّمَّا قَضَيْتَ وَيُسَلِّمُوا۟ تَسْلِيمًا ﴿٦٥﴾

**66.**А Ние да им пропишавме: “Убивајте се!” или: “Истерувајте се од огништата ваши” - тоа ќе го направеа само мал број од нив. А да постапеа според она со што се советуваа ќе беше подобро за нив и ќе беа поцврсти во верата,

وَلَوْ أَنَّا كَتَبْنَا عَلَيْهِمْ أَنِ اقْتُلُوٓا۟ أَنفُسَكُمْ
أَوِ اخْرُجُوا۟ مِن دِيَٰرِكُم مَّا فَعَلُوهُ إِلَّا قَلِيلٌ مِّنْهُمْ
وَلَوْ أَنَّهُمْ فَعَلُوا۟ مَا يُوعَظُونَ بِهِۦ لَكَانَ خَيْرًا لَّهُمْ
وَأَشَدَّ تَثْبِيتًا ٦٦

**67.**тогаш ќе им дадевме, од Наша страна, награда голема,

وَإِذًا لَّءَاتَيْنَٰهُم مِّن لَّدُنَّآ أَجْرًا عَظِيمًا ٦٧

**68.**и Ние ќе ги насочевме по патот вистински!

وَلَهَدَيْنَٰهُمْ صِرَٰطًا مُّسْتَقِيمًا ٦٨

**69.**На Аллах и на пејгамберот послушните ќе бидат со оние кои Аллах ги дарува со добрината Своја: пејгамберите, искрените, шехидите и добрите. Е, само колку добри другари се тие!

وَمَن يُطِعِ اللَّهَ وَالرَّسُولَ فَأُو۟لَٰٓئِكَ مَعَ الَّذِينَ أَنْعَمَ
اللَّهُ عَلَيْهِم مِّنَ النَّبِيِّـۧنَ وَالصِّدِّيقِينَ وَالشُّهَدَآءِ
وَالصَّٰلِحِينَ وَحَسُنَ أُو۟لَٰٓئِكَ رَفِيقًا ٦٩

**70.**Ете, тоа е добрината Аллахова; доволно е што Аллах знае!

ذَٰلِكَ الْفَضْلُ مِنَ اللَّهِ وَكَفَىٰ بِاللَّهِ
عَلِيمًا ٧٠

**71.**О верници, не напуштајте ги претпазливостите ваши, тргнете во мали дружини или тргнете во големи дружини!

يَٰٓأَيُّهَا الَّذِينَ ءَامَنُوا۟ خُذُوا۟ حِذْرَكُمْ
فَانفِرُوا۟ ثُبَاتٍ أَوِ انفِرُوا۟ جَمِيعًا ٧١

**72.**Од вас има, навистина, и такви кои ќе се откажат и кои, ако ви се случи несреќа, велат: “Аллах ме дарува со Неговата благодат со тоа што не бев со нив присутен,” -

وَإِنَّ مِنكُمْ لَمَن لَّيُبَطِّئَنَّ فَإِنْ أَصَٰبَتْكُم مُّصِيبَةٌ
قَالَ قَدْ أَنْعَمَ اللَّهُ عَلَىَّ إِذْ لَمْ أَكُن مَّعَهُمْ شَهِيدًا ٧٢

**73.**а, ако, пак, ви се случи да победете, со добрината Аллахова, ќе речат, сосем сигурно, како да

وَلَئِنْ أَصَٰبَكُمْ فَضْلٌ مِّنَ اللَّهِ لَيَقُولَنَّ كَأَن
لَّمْ تَكُن بَيْنَكُمْ وَبَيْنَهُۥ مَوَدَّةٌ يَٰلَيْتَنِى كُنتُ

немаше никаква љубов меѓу вас и меѓу Него: “Каква штета, па, да бев со нив ќе имав добивка голема!”

مَعَهُمْ فَأَفُوزَ فَوْزًا عَظِيمًا ﴿٧٣﴾

**74.**Па, нека се борат на Аллаховиот пат оние кои го продаваат овој свет за Ахирет. А на оној кој се бори на Аллаховиот пат, било да загине било да победи, Ние ќе му дадеме награда голема!

۞ فَلْيُقَاتِلْ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ ٱلَّذِينَ
يَشْرُونَ ٱلْحَيَوٰةَ ٱلدُّنْيَا بِٱلْءَاخِرَةِ
وَمَن يُقَاتِلْ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ فَيُقْتَلْ أَوْ يَغْلِبْ
فَسَوْفَ نُؤْتِيهِ أَجْرًا عَظِيمًا ﴿٧٤﴾

**75.**И што ви е па не се борите на Аллаховиот пат за потлачените: мажите, жените и децата кои зборуваат:“Господаре наш, извади нѐ од оваа населба чии жители се насилници; помогни ни Твојот удел да ни биде заштитник, и помогни ни Твојот удел да ни биде поддржник!”

وَمَا لَكُمْ لَا تُقَٰتِلُونَ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ وَٱلْمُسْتَضْعَفِينَ
مِنَ ٱلرِّجَالِ وَٱلنِّسَآءِ وَٱلْوِلْدَٰنِ ٱلَّذِينَ يَقُولُونَ رَبَّنَآ
أَخْرِجْنَا مِنْ هَٰذِهِ ٱلْقَرْيَةِ ٱلظَّالِمِ أَهْلُهَا وَٱجْعَل لَّنَا
مِن لَّدُنكَ وَلِيًّا وَٱجْعَل لَّنَا مِن لَّدُنكَ نَصِيرًا ﴿٧٥﴾

**76.**Оние кои веруваат се борат на Аллаховиот пат, а оние кои не веруваат, се борат на шејтановиот пат. Борете се, тогаш, против пријателите шејтански. Сплетката на Шејтанот, навистина, е слаба!

ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ يُقَٰتِلُونَ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ ۖ وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟
يُقَٰتِلُونَ فِي سَبِيلِ ٱلطَّٰغُوتِ فَقَٰتِلُوٓا۟ أَوْلِيَآءَ
ٱلشَّيْطَٰنِ ۖ إِنَّ كَيْدَ ٱلشَّيْطَٰنِ كَانَ ضَعِيفًا ﴿٧٦﴾

**77.**Зарем не ги виде оние на кои им е речено: “Запрете ги рацете, намаз извршувајте и зекат давајте!” И бидејќи им беше пропишана борбата, една дружина меѓу нив се застрашуваше од луѓе-

أَلَمْ تَرَ إِلَى ٱلَّذِينَ قِيلَ لَهُمْ كُفُّوٓا۟ أَيْدِيَكُمْ وَأَقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ
وَءَاتُوا۟ ٱلزَّكَوٰةَ فَلَمَّا كُتِبَ عَلَيْهِمُ ٱلْقِتَالُ إِذَا فَرِيقٌ
مِّنْهُمْ يَخْشَوْنَ ٱلنَّاسَ كَخَشْيَةِ ٱللَّهِ أَوْ أَشَدَّ خَشْيَةً ۚ
وَقَالُوا۟ رَبَّنَا لِمَ كَتَبْتَ عَلَيْنَا ٱلْقِتَالَ لَوْلَآ أَخَّرْتَنَآ

ѓу нив се застрашуваше од луѓето, како што е застрашувањето од Аллах, или некое застрашување уште посилно, велејќи: “Господаре наш, зошто ни пропиша борба? Да нѐ поштедеше до едно време блиско?” Кажи: “Уживањето на овој свет е мало. За богобојазливиот...та, Ахирет е подобар. Нема да ви се наштети ни колку трошка.”

إِلَىٰٓ أَجَلٍ قَرِيبٍۗ قُلْ مَتَٰعُ ٱلدُّنْيَا قَلِيلٌ وَٱلْأٓخِرَةُ
خَيْرٌ لِّمَنِ ٱتَّقَىٰ وَلَا تُظْلَمُونَ فَتِيلًا ٧٧

**78.**И каде било да се најдете... та, смртта ќе ве стигне. Па, било да сте и во кули високи. А ако ги снајде добро зборуваат:“Ова е од Аллах”, а ако, пак, ги снајде зло, зборуваат: “Ова е од тебе” Кажи:“Сѐ е од Аллах.” Но, што е со оние луѓе? Ни малку не разбираат од говорот?

أَيْنَمَا تَكُونُوا۟ يُدْرِككُّمُ ٱلْمَوْتُ وَلَوْ كُنتُمْ فِى بُرُوجٍ
مُّشَيَّدَةٍۗ وَإِن تُصِبْهُمْ حَسَنَةٌ يَقُولُوا۟ هَٰذِهِۦ مِنْ عِندِ
ٱللَّهِۖ وَإِن تُصِبْهُمْ سَيِّئَةٌ يَقُولُوا۟ هَٰذِهِۦ مِنْ عِندِكَۚ
قُلْ كُلٌّ مِّنْ عِندِ ٱللَّهِۖ فَمَالِ هَٰٓؤُلَآءِ ٱلْقَوْمِ لَا يَكَادُونَ
يَفْقَهُونَ حَدِيثًا ٧٨

**79.**Секое добро што ќе ти се случи - та, од Аллах е, а за секое зло што ќе ти се случи - та, од тебе е. Ние за луѓето пејгамбер испративме. Доволно е што Аллах е Сведок!

مَّآ أَصَابَكَ مِنْ حَسَنَةٍ فَمِنَ ٱللَّهِۖ وَمَآ أَصَابَكَ مِن سَيِّئَةٍ
فَمِن نَّفْسِكَۚ وَأَرْسَلْنَٰكَ لِلنَّاسِ رَسُولًاۚ وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ
شَهِيدًا ٧٩

**80.**Оној кој е послушен на пејгамберот тој е послушен и на Аллах. А оној кој ги врти плеќите - та, Ние не те испративме како нивни чувар!

مَّن يُطِعِ ٱلرَّسُولَ فَقَدْ أَطَاعَ ٱللَّهَۖ وَمَن تَوَلَّىٰ
فَمَآ أَرْسَلْنَٰكَ عَلَيْهِمْ حَفِيظًا ٨٠

**81.**Оние зборуваат: “Послушност!” И кога те напуштија една дружина меѓу нив, тогаш, ноќе, замислуваат нешто друго. А Аллах го пишува она што го зборуваш во сон. Избегнувај ги! Потпри се врз Аллах! Аллах е Доволен Закрилник!

وَيَقُولُونَ طَاعَةٌ فَإِذَا بَرَزُوا مِنْ عِندِكَ بَيَّتَ
طَآئِفَةٌ مِّنْهُمْ غَيْرَ الَّذِي تَقُولُ وَاللَّهُ يَكْتُبُ
مَا يُبَيِّتُونَ فَأَعْرِضْ عَنْهُمْ وَتَوَكَّلْ عَلَى اللَّهِ وَكَفَىٰ
بِاللَّهِ وَكِيلًا ﴿٨١﴾

**82.**Зошто оние не размислуваат за Кур’анот? Да беше тој од некој друг, а не од Аллах, во него ќе најдевте сигурно несогласија големи.

أَفَلَا يَتَدَبَّرُونَ الْقُرْءَانَ وَلَوْ كَانَ مِنْ عِندِ غَيْرِ اللَّهِ
لَوَجَدُوا فِيهِ اخْتِلَافًا كَثِيرًا ﴿٨٢﴾

**83.**А кога ќе им дојде некоја вест за безбедноста или за загриженоста ја разгласуваат. А ако ја пренесат на пејгамберот или на оние меѓу нив, кои наредуваат, би го знаеле оние меѓу нив она што би можеле да го знаат. А добрината и милоста Аллахова да не е кон вас, освен мал број, ќе го следевте Шејтанот.

وَإِذَا جَآءَهُمْ أَمْرٌ مِّنَ الْأَمْنِ أَوِ الْخَوْفِ
أَذَاعُوا بِهِۦ وَلَوْ رَدُّوهُ إِلَى الرَّسُولِ وَإِلَىٰٓ أُولِي
الْأَمْرِ مِنْهُمْ لَعَلِمَهُ الَّذِينَ يَسْتَنبِطُونَهُۥ مِنْهُمْ
وَلَوْلَا فَضْلُ اللَّهِ عَلَيْكُمْ وَرَحْمَتُهُۥ لَاتَّبَعْتُمُ
الشَّيْطَانَ إِلَّا قَلِيلًا ﴿٨٣﴾

**84.**Па, бори се на Аллаховиот пат - одговорноста твоја е само твоја - и поттикнувај ги верниците. Само Аллах може да ја допре силата на оние кои не веруваат. Силата и казната Аллахова се најјаки!

فَقَاتِلْ فِي سَبِيلِ اللَّهِ لَا تُكَلَّفُ إِلَّا نَفْسَكَ وَحَرِّضِ
الْمُؤْمِنِينَ عَسَى اللَّهُ أَن يَكُفَّ بَأْسَ الَّذِينَ كَفَرُوا
وَاللَّهُ أَشَدُّ بَأْسًا وَأَشَدُّ تَنكِيلًا ﴿٨٤﴾

**85.**На оној кој се залага за добро посредување му припаѓа еден дел од тоа, а на оној кој се залага

مَّن يَشْفَعْ شَفَاعَةً حَسَنَةً يَكُن لَّهُۥ نَصِيبٌ مِّنْهَا
وَمَن يَشْفَعْ شَفَاعَةً سَيِّئَةً يَكُن لَّهُۥ كِفْلٌ مِّنْهَا

за зло посредување му припаѓа дел од одговорноста за тоа. Аллах бдее над сѐ!

وَكَانَ ٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ مُّقِيتًا ٨٥

**86.**А кога ќе бидете поздравени, отпоздравете и вие со поздрав уште подобар или возвратете го истиот. Аллах, навистина, ќе пресуди за сѐ!

وَإِذَا حُيِّيتُم بِتَحِيَّةٍ فَحَيُّوا۟ بِأَحْسَنَ مِنْهَآ أَوْ رُدُّوهَآ
إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ حَسِيبًا ٨٦

**87.**Аллах, нема друг бог освен Него! На Денот суден, во кој нема сомнение, Он ќе ве збере. А кој има од Аллаховите зборови поискрени!?

ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ لَيَجْمَعَنَّكُمْ إِلَىٰ يَوْمِ ٱلْقِيَٰمَةِ
لَا رَيْبَ فِيهِ وَمَنْ أَصْدَقُ مِنَ ٱللَّهِ حَدِيثًا ٨٧

**88.**Што ви е па да се одделите во две дружини во врска со дволичните? А Аллах ги потисна заради она што го спечалија. Посакувате ли да го упатите оној кого Аллах го остави во заблуда? А оној кого Аллах го остава во заблуда никогаш не може да го најде патот!

۞ فَمَا لَكُمْ فِى ٱلْمُنَٰفِقِينَ فِئَتَيْنِ وَٱللَّهُ أَرْكَسَهُم
بِمَا كَسَبُوٓا۟ أَتُرِيدُونَ أَن تَهْدُوا۟ مَنْ أَضَلَّ ٱللَّهُ
وَمَن يُضْلِلِ ٱللَّهُ فَلَن تَجِدَ لَهُۥ سَبِيلًا ٨٨

**89.**Оние би сакале вие да бидете неверници како што оние се неверници: да бидете еднакви. Па, нив не земајте ги за заштитници сѐ додека не се иселат на Аллаховиот пат. А ако ги свртат плеќите - тогаш, пофаќајте ги и убивајте ги каде било да ги најдете. Од нив не земајте ни заштитник ни поддржник! -

وَدُّوا۟ لَوْ تَكْفُرُونَ كَمَا كَفَرُوا۟ فَتَكُونُونَ سَوَآءً فَلَا
تَتَّخِذُوا۟ مِنْهُمْ أَوْلِيَآءَ حَتَّىٰ يُهَاجِرُوا۟ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ
فَإِن تَوَلَّوْا۟ فَخُذُوهُمْ وَٱقْتُلُوهُمْ حَيْثُ
وَجَدتُّمُوهُمْ وَلَا تَتَّخِذُوا۟ مِنْهُمْ وَلِيًّا
وَلَا نَصِيرًا ٨٩

**90.**освен оние кои ќе се сокријат кај племе помеѓу кое и вас има

إِلَّا ٱلَّذِينَ يَصِلُونَ إِلَىٰ قَوْمٍۭ بَيْنَكُمْ وَبَيْنَهُم مِّيثَٰقٌ

договор, или кои вам ќе ви дојдат а не си дозволуваат нивните срца да се борат против вас или, пак, да се борат против луѓето свои. А Аллах да сака моќта нивна ќе ја управи против вас и оние, тогаш, ќе се борат против вас. Па, ако не ве задираат и ако не се борат против вас - и ако ви понудат мир, Аллах не ви даде за право да бидете против нив.

أَوْ جَآءُوكُمْ حَصِرَتْ صُدُورُهُمْ أَن يُقَٰتِلُوكُمْ
أَوْ يُقَٰتِلُوا۟ قَوْمَهُمْ ۚ وَلَوْ شَآءَ ٱللَّهُ لَسَلَّطَهُمْ عَلَيْكُمْ
فَلَقَٰتَلُوكُمْ ۚ فَإِنِ ٱعْتَزَلُوكُمْ فَلَمْ يُقَٰتِلُوكُمْ وَأَلْقَوْا۟
إِلَيْكُمُ ٱلسَّلَمَ فَمَا جَعَلَ ٱللَّهُ لَكُمْ عَلَيْهِمْ سَبِيلًا ﴿٩٠﴾

91.Вие ќе наоѓате и други кои посакуваат да бидат безбедни кај вас и кај луѓето нивни. Секојпат кога ќе се повикаат кон сплетка... та, прифаќаат. Па, ако ве задираат, и ако не ви нудат мир и ако не ги спуштат рацете, тогаш, пофаќајте ги и убивајте ги каде било да ги стигнете. Што се однесува до нив, Аллах ви дозволува против нив јасна власт.

سَتَجِدُونَ ءَاخَرِينَ يُرِيدُونَ أَن يَأْمَنُوكُمْ وَيَأْمَنُوا۟
قَوْمَهُمْ كُلَّ مَا رُدُّوٓا۟ إِلَى ٱلْفِتْنَةِ أُرْكِسُوا۟ فِيهَا ۚ فَإِن
لَّمْ يَعْتَزِلُوكُمْ وَيُلْقُوٓا۟ إِلَيْكُمُ ٱلسَّلَمَ وَيَكُفُّوٓا۟ أَيْدِيَهُمْ
فَخُذُوهُمْ وَٱقْتُلُوهُمْ حَيْثُ ثَقِفْتُمُوهُمْ ۚ
وَأُو۟لَٰٓئِكُمْ جَعَلْنَا لَكُمْ عَلَيْهِمْ سُلْطَٰنًا مُّبِينًا ﴿٩١﴾

92.Верник не може да убие верник освен по грешка. Оној кој ќе убие верник погрешно, тогаш, треба да ослободи еден роб верник и да даде крвнина на членовите од неговото семејство освен ако не ви се смилуваат. А ако е од оној народ кој ви е непријател а е верник треба да се ослободи роб верник. А ако е од оној народ меѓу кого и вас има примирје нека даде крвнина на

وَمَا كَانَ لِمُؤْمِنٍ أَن يَقْتُلَ مُؤْمِنًا إِلَّا خَطَـًٔا ۚ
وَمَن قَتَلَ مُؤْمِنًا خَطَـًٔا فَتَحْرِيرُ رَقَبَةٍ مُّؤْمِنَةٍ
وَدِيَةٌ مُّسَلَّمَةٌ إِلَىٰٓ أَهْلِهِۦٓ إِلَّآ أَن يَصَّدَّقُوا۟ ۚ
فَإِن كَانَ مِن قَوْمٍ عَدُوٍّ لَّكُمْ وَهُوَ مُؤْمِنٌ
فَتَحْرِيرُ رَقَبَةٍ مُّؤْمِنَةٍ ۖ وَإِن كَانَ
مِن قَوْمٍۭ بَيْنَكُمْ وَبَيْنَهُم مِّيثَٰقٌ فَدِيَةٌ
مُّسَلَّمَةٌ إِلَىٰٓ أَهْلِهِۦ وَتَحْرِيرُ رَقَبَةٍ مُّؤْمِنَةٍ ۖ
فَمَن لَّمْ يَجِدْ فَصِيَامُ شَهْرَيْنِ
مُتَتَابِعَيْنِ تَوْبَةً مِّنَ ٱللَّهِ ۗ وَكَانَ ٱللَّهُ

членовите од семејството негово и нека ослободи роб верник. Па, ако не најде, нека пости два месеца, едензадруг, барајќи прошка од Аллах. А Аллах е Зналец и Мудар!

عَلِيمًا حَكِيمًا ﴿٩٢﴾

**93.**А оној које ќе убие верник намерно, тогаш, казната негова е Џехеннемот. Во него за навек ќе остане. Аллах врз него ќе го разлее гневот Свој, ќе го проколни и ќе му подготви казна голема.

وَمَن يَقْتُلْ مُؤْمِنًا مُّتَعَمِّدًا فَجَزَآؤُهُۥ
جَهَنَّمُ خَٰلِدًا فِيهَا وَغَضِبَ ٱللَّهُ عَلَيْهِ
وَلَعَنَهُۥ وَأَعَدَّ لَهُۥ عَذَابًا عَظِيمًا ﴿٩٣﴾

**94.**О верници, кога ќе тргнете на Аллаховиот пат мислете добро, и на оној кој ќе ви упати поздрав, не велете му:“Ти не си верник!” Ги барате ли добрата од животот на овој свет? Па, кај Аллах има богатство големо. И вие порано бевте како нив па Аллах ви даде предност. И мислете добро! Аллах, навистина, е Известен за она што го работите!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْ إِذَا ضَرَبْتُمْ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ
فَتَبَيَّنُواْ وَلَا تَقُولُواْ لِمَنْ أَلْقَىٰٓ إِلَيْكُمُ ٱلسَّلَٰمَ
لَسْتَ مُؤْمِنًا تَبْتَغُونَ عَرَضَ ٱلْحَيَوٰةِ
ٱلدُّنْيَا فَعِندَ ٱللَّهِ مَغَانِمُ كَثِيرَةٌ كَذَٰلِكَ
كُنتُم مِّن قَبْلُ فَمَنَّ ٱللَّهُ عَلَيْكُمْ
فَتَبَيَّنُوٓاْ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ بِمَا تَعْمَلُونَ
خَبِيرًا ﴿٩٤﴾

**95.**Не се еднакви верниците кои остануваат дома - освен неспособните - и оние кои се борат на Аллаховиот пат и со имотот свој и со животот свој. Оние кои се борат на Аллаховиот пат, и со имотот свој и со животот свој, Аллах ги одликува со еден степен над оние кои остануваат

لَّا يَسْتَوِى ٱلْقَٰعِدُونَ مِنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ غَيْرُ أُوْلِى ٱلضَّرَرِ
وَٱلْمُجَٰهِدُونَ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ بِأَمْوَٰلِهِمْ وَأَنفُسِهِمْ فَضَّلَ
ٱللَّهُ ٱلْمُجَٰهِدِينَ بِأَمْوَٰلِهِمْ وَأَنفُسِهِمْ عَلَى ٱلْقَٰعِدِينَ
دَرَجَةً وَكُلًّا وَعَدَ ٱللَّهُ ٱلْحُسْنَىٰ وَفَضَّلَ ٱللَّهُ
ٱلْمُجَٰهِدِينَ عَلَى ٱلْقَٰعِدِينَ أَجْرًا عَظِيمًا ﴿٩٥﴾

сите им вети награда. Аллах ги одликува со награда голема оние кои се борат над оние кои остануваат дома;

**96.**со степените Негови, прошка и милост. Аллах е Простувач и Сомилосен!

دَرَجَٰتٖ مِّنۡهُ وَمَغۡفِرَةٗ وَرَحۡمَةٗۚ وَكَانَ ٱللَّهُ غَفُورٗا رَّحِيمًا ٩٦

**97.**На оние кои ќе си нанесат зло за себеси, мелеките кога ќе им ги земаат душите, ќе им речат: “Што беше со вас?” Ќе речат: “Бевме потчинети на земјава”. Ќе речат: “Не беше ли земјава Аллахова широка да не можете да се иселите?” Па, Џехеннемот е престојувалиштето нивно. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

إِنَّ ٱلَّذِينَ تَوَفَّىٰهُمُ ٱلۡمَلَٰٓئِكَةُ ظَالِمِيٓ أَنفُسِهِمۡ قَالُواْ فِيمَ كُنتُمۡۖ قَالُواْ كُنَّا مُسۡتَضۡعَفِينَ فِي ٱلۡأَرۡضِۚ قَالُوٓاْ أَلَمۡ تَكُنۡ أَرۡضُ ٱللَّهِ وَٰسِعَةٗ فَتُهَاجِرُواْ فِيهَاۚ فَأُوْلَٰٓئِكَ مَأۡوَىٰهُمۡ جَهَنَّمُۖ وَسَآءَتۡ مَصِيرًا ٩٧

**98.**Освен за немоќните мажи, за жените, за децата кои не можат да се снајдат и кои не можат да се управат по патот.

إِلَّا ٱلۡمُسۡتَضۡعَفِينَ مِنَ ٱلرِّجَالِ وَٱلنِّسَآءِ وَٱلۡوِلۡدَٰنِ لَا يَسۡتَطِيعُونَ حِيلَةٗ وَلَا يَهۡتَدُونَ سَبِيلٗا ٩٨

**99.**Ним Аллах, има надеж, да им прости. Аллах е и Помилувач и Простувач!

فَأُوْلَٰٓئِكَ عَسَى ٱللَّهُ أَن يَعۡفُوَ عَنۡهُمۡۚ وَكَانَ ٱللَّهُ عَفُوًّا غَفُورٗا ٩٩

**100.** Оној кој ќе се исели на Аллаховиот пат на земјата ќе најде многу места и простор. А оној кој ќе излезе од својот дом, иселувајќи се кон Аллах и пејгамберот Негов и кого ќе го затекне смртта, наградата негова е - Аллахова. А Аллах е Простувач и Сомилосен!

۞ وَمَن يُهَاجِرۡ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ يَجِدۡ فِي ٱلۡأَرۡضِ مُرَٰغَمٗا كَثِيرٗا وَسَعَةٗۚ وَمَن يَخۡرُجۡ مِنۢ بَيۡتِهِۦ مُهَاجِرًا إِلَى ٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ ثُمَّ يُدۡرِكۡهُ ٱلۡمَوۡتُ فَقَدۡ وَقَعَ أَجۡرُهُۥ عَلَى ٱللَّهِۗ وَكَانَ ٱللَّهُ غَفُورٗا رَّحِيمٗا ١٠٠

**101.** А кога ќе кренете на пат по земјата, ќе немате грев да го скратите намазот. И ако се плашите дека неверниците, ќе ви направат сплетка. Неверниците се, навистина, ваши очигледни непријатели!

وَإِذَا ضَرَبْتُمْ فِي ٱلْأَرْضِ فَلَيْسَ عَلَيْكُمْ جُنَاحٌ أَن تَقْصُرُوا۟
مِنَ ٱلصَّلَوٰةِ إِنْ خِفْتُمْ أَن يَفْتِنَكُمُ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓا۟ ۚ
إِنَّ ٱلْكَٰفِرِينَ كَانُوا۟ لَكُمْ عَدُوًّا مُّبِينًا ﴿١٠١﴾

**102.** А кога ќе се најдеш меѓу нив и кога ќе извршуваш намаз со нив, една дружина од нив нека клања намаз со тебе, и нека го земе оружјето свое. Кога ќе паѓате на сеџде, тогаш, нека оние бидат зад вас, и нека дојде друга дружина која не извршила намаз и нека изврши заедно со тебе, и нека го земе оружјето и нека внимава зашто неверниците би сакале вие да не внимавате на оружјето ваше и на товарот ваш па да навалат врз вас во еден замав. Немате грев ако сте спречени од дожд, или ако сте болни, да го положите оружјето ваше, но, сепак, бидете внимателни! Аллах, навистина, на неверниците им подготви казна срамна!

وَإِذَا كُنتَ فِيهِمْ فَأَقَمْتَ لَهُمُ ٱلصَّلَوٰةَ فَلْتَقُمْ
طَآئِفَةٌ مِّنْهُم مَّعَكَ وَلْيَأْخُذُوٓا۟ أَسْلِحَتَهُمْ فَإِذَا
سَجَدُوا۟ فَلْيَكُونُوا۟ مِن وَرَآئِكُمْ وَلْتَأْتِ
طَآئِفَةٌ أُخْرَىٰ لَمْ يُصَلُّوا۟ فَلْيُصَلُّوا۟ مَعَكَ
وَلْيَأْخُذُوا۟ حِذْرَهُمْ وَأَسْلِحَتَهُمْ ۗ وَدَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟
لَوْ تَغْفُلُونَ عَنْ أَسْلِحَتِكُمْ وَأَمْتِعَتِكُمْ
فَيَمِيلُونَ عَلَيْكُم مَّيْلَةً وَٰحِدَةً ۚ وَلَا جُنَاحَ
عَلَيْكُمْ إِن كَانَ بِكُمْ أَذًى مِّن مَّطَرٍ أَوْ كُنتُم
مَّرْضَىٰٓ أَن تَضَعُوٓا۟ أَسْلِحَتَكُمْ ۖ وَخُذُوا۟
حِذْرَكُمْ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ أَعَدَّ لِلْكَٰفِرِينَ عَذَابًا مُّهِينًا ﴿١٠٢﴾

**103.** А кога ќе завршите со намазот, тогаш, споменувајте Го Аллаха и стоејќи и седејќи и лежејќи. А кога сте безбедни, тогаш, навистина, намаз извршувајте. Намазот за верниците, секако, е пропишан во време одредено.

فَإِذَا قَضَيْتُمُ ٱلصَّلَوٰةَ فَٱذْكُرُوا۟ ٱللَّهَ قِيَٰمًا
وَقُعُودًا وَعَلَىٰ جُنُوبِكُمْ ۚ فَإِذَا ٱطْمَأْنَنتُمْ
فَأَقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ ۚ إِنَّ ٱلصَّلَوٰةَ كَانَتْ
عَلَى ٱلْمُؤْمِنِينَ كِتَٰبًا مَّوْقُوتًا ﴿١٠٣﴾

**104.** И во потрагата на непријателите не малаксајте! Ако, според тоа, вие поднесувате бол... па и тие, навистина, поднесуваат бол, онака како што и вие поднесувате. Вие од Аллах се надевате на она што тие не се надеваат. Аллах, секако, е Знаалец и Мудар!

وَلَا تَهِنُوا فِي ابْتِغَاءِ الْقَوْمِ ۖ إِن تَكُونُوا تَأْلَمُونَ
فَإِنَّهُمْ يَأْلَمُونَ كَمَا تَأْلَمُونَ ۖ وَتَرْجُونَ مِنَ
اللَّهِ مَا لَا يَرْجُونَ ۗ وَكَانَ اللَّهُ عَلِيمًا حَكِيمًا ﴿١٠٤﴾

**105.** Ние, навистина, ти објавивме Книга со вистина за да судиш меѓу луѓето со она што Аллах ти го обелодени... И немој да бидеш оптоварен со предавниците!

إِنَّا أَنزَلْنَا إِلَيْكَ الْكِتَابَ بِالْحَقِّ لِتَحْكُمَ بَيْنَ
النَّاسِ بِمَا أَرَاكَ اللَّهُ ۚ وَلَا تَكُن لِّلْخَائِنِينَ
خَصِيمًا ﴿١٠٥﴾

**106.** И барај прошка од Аллах. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

وَاسْتَغْفِرِ اللَّهَ ۖ إِنَّ اللَّهَ كَانَ غَفُورًا رَّحِيمًا ﴿١٠٦﴾

**107.** И не расправај за оние кои самите себеси се изневерија! Аллах, навистина, не го љуби изневерникот и грешникот!

وَلَا تُجَادِلْ عَنِ الَّذِينَ يَخْتَانُونَ أَنفُسَهُمْ ۚ إِنَّ اللَّهَ
لَا يُحِبُّ مَن كَانَ خَوَّانًا أَثِيمًا ﴿١٠٧﴾

**108.** Бараат да се скријат од луѓето, а не бараат да се скријат од Аллах, и Он, токму, е со нив и кога дрдорат зборови со кои Он не е задоволен. Аллах го опфаќа она што го работат!

يَسْتَخْفُونَ مِنَ النَّاسِ وَلَا يَسْتَخْفُونَ مِنَ اللَّهِ
وَهُوَ مَعَهُمْ إِذْ يُبَيِّتُونَ مَا لَا يَرْضَىٰ مِنَ الْقَوْلِ ۚ
وَكَانَ اللَّهُ بِمَا يَعْمَلُونَ مُحِيطًا ﴿١٠٨﴾

**109.** Ете, вие сте тие кои разговарате со нив за овој свет, но пред Аллах, на Денот суден, кој ќе разговара со нив? Или кој ќе биде закрилникот нивни?

هَا أَنتُمْ هَٰؤُلَاءِ جَادَلْتُمْ عَنْهُمْ فِي الْحَيَاةِ
الدُّنْيَا فَمَن يُجَادِلُ اللَّهَ عَنْهُمْ يَوْمَ
الْقِيَامَةِ أَم مَّن يَكُونُ عَلَيْهِمْ وَكِيلًا ﴿١٠٩﴾

**110.** Оној кој сработи зло или кој себеси си наштети, потоа побара прошка од Аллах - ќе го најде Аллаха Простувач и Самилосен!

وَمَن يَعْمَلْ سُوٓءًا أَوْ يَظْلِمْ نَفْسَهُۥ ثُمَّ يَسْتَغْفِرِ
ٱللَّهَ يَجِدِ ٱللَّهَ غَفُورًا رَّحِيمًا ﴿١١٠﴾

**111.** Оној кој ќе спечали грев, навистина, ќе го спечали за себеси. Аллах, секако, е Зналец и Мудар!

وَمَن يَكْسِبْ إِثْمًا فَإِنَّمَا يَكْسِبُهُۥ عَلَىٰ نَفْسِهِۦ ۚ
وَكَانَ ٱللَّهُ عَلِيمًا حَكِيمًا ﴿١١١﴾

**112.** А оној кој ќе спечали пропуст или грев па го припише на оној кој не е крив, јасно, ќе понесе и клетва и грев.

وَمَن يَكْسِبْ خَطِيٓـَٔةً أَوْ إِثْمًا ثُمَّ يَرْمِ بِهِۦ بَرِيٓـًٔا
فَقَدِ ٱحْتَمَلَ بُهْتَـٰنًا وَإِثْمًا مُّبِينًا ﴿١١٢﴾

**113.** А да не беше добрината Аллахова кон тебе и милоста Негова една дружина од нив имаше намера да те натера во заблуда, но оние самите себеси во заблуда се натераа, и во ништо не ти наштетија. Аллах ти објави и Книга и Мудрост, и те поучи со она што не го знаеше. Добрината Аллахова кон тебе, навистина, е голема!

وَلَوْلَا فَضْلُ ٱللَّهِ عَلَيْكَ وَرَحْمَتُهُۥ لَهَمَّت
طَّآئِفَةٌ مِّنْهُمْ أَن يُضِلُّوكَ وَمَا يُضِلُّونَ
إِلَّآ أَنفُسَهُمْ ۖ وَمَا يَضُرُّونَكَ مِن شَىْءٍ ۚ وَأَنزَلَ ٱللَّهُ
عَلَيْكَ ٱلْكِتَـٰبَ وَٱلْحِكْمَةَ وَعَلَّمَكَ مَا لَمْ
تَكُن تَعْلَمُ ۚ وَكَانَ فَضْلُ ٱللَّهِ عَلَيْكَ عَظِيمًا ﴿١١٣﴾

**114.** Нема никакво добро во состаноците нивни тајни освен оној кој наредува садака или јавно добро или слога меѓу луѓето. А на оној кој ова го работи заради задоволствата Аллахови Ние ќе му дадеме награда голема!

۞ لَّا خَيْرَ فِى كَثِيرٍ مِّن نَّجْوَىٰهُمْ إِلَّا مَنْ أَمَرَ
بِصَدَقَةٍ أَوْ مَعْرُوفٍ أَوْ إِصْلَـٰحٍۭ بَيْنَ ٱلنَّاسِ ۚ
وَمَن يَفْعَلْ ذَٰلِكَ ٱبْتِغَآءَ مَرْضَاتِ
ٱللَّهِ فَسَوْفَ نُؤْتِيهِ أَجْرًا عَظِيمًا ﴿١١٤﴾

**115**. Оној кој ќе се одвои од пејгамберот, бидејќи му беше објаснет Патоказот, и кој ќе следи друг пат од оној на верниците, Ние ќе го свртиме онака како што се врти тој: ќе го фрлиме во Џехеннемот. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

وَمَن يُشَاقِقِ ٱلرَّسُولَ مِنۢ بَعْدِ مَا تَبَيَّنَ لَهُ ٱلْهُدَىٰ
وَيَتَّبِعْ غَيْرَ سَبِيلِ ٱلْمُؤْمِنِينَ نُوَلِّهِۦ مَا تَوَلَّىٰ
وَنُصْلِهِۦ جَهَنَّمَ ۖ وَسَآءَتْ مَصِيرًا ﴿١١٥﴾

**116.** Аллах, навистина, нема да прости да му се припише здруженик, а ќе прости, кому сака, сè друго освен тоа...Оној кој му припишува здруженик на Аллах веќе паднал во беспаќе далечно.

إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَغْفِرُ أَن يُشْرَكَ بِهِۦ وَيَغْفِرُ مَا دُونَ
ذَٰلِكَ لِمَن يَشَآءُ ۚ وَمَن يُشْرِكْ بِٱللَّهِ فَقَدْ
ضَلَّ ضَلَٰلًۢا بَعِيدًا ﴿١١٦﴾

**117.** Оние повикуваат освен Него: се повикуваат на жени кипови, се повикуваат само на Шејтанот непослушен:

إِن يَدْعُونَ مِن دُونِهِۦٓ إِلَّآ إِنَٰثًا وَإِن
يَدْعُونَ إِلَّا شَيْطَٰنًا مَّرِيدًا ﴿١١٧﴾

**118.** Аллах него го проколни. Рече:"Ќе им го одземам, сигурно од робовите Твои, делот пропишан.

لَّعَنَهُ ٱللَّهُ ۘ وَقَالَ لَأَتَّخِذَنَّ مِنْ عِبَادِكَ
نَصِيبًا مَّفْرُوضًا ﴿١١٨﴾

**119.** И сосем сигурно ќе ги скршнувам, и сосем сигурно ќе им донесувам лажни надежи, и сосем сигурно ќе им наредувам, и сосем сигурно ќе му ги сечат ушите на добитокот, и сосем сигурно ќе им наредувам па ќе го менуваат творењето Аллахово." А оној кој ќе го земе Шејтанот

وَلَأُضِلَّنَّهُمْ وَلَأُمَنِّيَنَّهُمْ وَلَءَامُرَنَّهُمْ
فَلَيُبَتِّكُنَّ ءَاذَانَ ٱلْأَنْعَٰمِ وَلَءَامُرَنَّهُمْ
فَلَيُغَيِّرُنَّ خَلْقَ ٱللَّهِ ۚ وَمَن يَتَّخِذِ
ٱلشَّيْطَٰنَ وَلِيًّا مِّن دُونِ ٱللَّهِ فَقَدْ
خَسِرَ خُسْرَانًا مُّبِينًا ﴿١١٩﴾

за пријател, а не Аллах, ќе се нурне во пропаст очигледна.

**120.** Он им нуди ветувања и ги изневерува. А Шејтанот ветува само измама.

يَعِدُهُمْ وَيُمَنِّيهِمْ ۖ وَمَا يَعِدُهُمُ ٱلشَّيْطَٰنُ
إِلَّا غُرُورًا ﴿١٢٠﴾

**121.** Пребивалиштето нивно е - Џехеннемот. И од него не ќе можат да се спасат.

أُو۟لَٰٓئِكَ مَأْوَىٰهُمْ جَهَنَّمُ وَلَا يَجِدُونَ عَنْهَا
مَحِيصًا ﴿١٢١﴾

**122.** На оние кои веруваат и кои прават добри дела Ние ќе ги воведеме во бавчи џеннетски низ кои реки течат; во нив за навек ќе останат. Ветувањето Аллахово е - вистинско ветување. А кои се поискрени зборови од Аллаховите!?

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
سَنُدْخِلُهُمْ جَنَّٰتٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا
ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَآ أَبَدًا ۖ وَعْدَ ٱللَّهِ حَقًّا ۚ
وَمَنْ أَصْدَقُ مِنَ ٱللَّهِ قِيلًا ﴿١٢٢﴾

**123.** Тоа не зависи ни од желбите ваши ни од од желбите на Следбениците на Книгата. Кој ќе направи зло ќе се казни и не ќе најде, освен Аллах, ни заштитник ни поддржник.

لَّيْسَ بِأَمَانِيِّكُمْ وَلَآ أَمَانِىِّ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ ۗ
مَن يَعْمَلْ سُوٓءًا يُجْزَ بِهِۦ وَلَا يَجِدْ لَهُۥ مِن
دُونِ ٱللَّهِ وَلِيًّا وَلَا نَصِيرًا ﴿١٢٣﴾

**124.** И оној кој ќе направи добро дело, верник: машко или женско...онаквите ќе влезат во Џеннетот и не ќе им се нанесе зло ни колку голушка од урма.

وَمَن يَعْمَلْ مِنَ ٱلصَّٰلِحَٰتِ مِن ذَكَرٍ
أَوْ أُنثَىٰ وَهُوَ مُؤْمِنٌ فَأُو۟لَٰٓئِكَ يَدْخُلُونَ ٱلْجَنَّةَ
وَلَا يُظْلَمُونَ نَقِيرًا ﴿١٢٤﴾

**125.** А кој има подобра вера од оној кој го предава лицето на Аллах, а доброчинител е? Ја следи чистата вера Ибрахимова. А

وَمَنْ أَحْسَنُ دِينًا مِّمَّنْ أَسْلَمَ وَجْهَهُۥ لِلَّهِ
وَهُوَ مُحْسِنٌ وَٱتَّبَعَ مِلَّةَ إِبْرَٰهِيمَ حَنِيفًا ۗ

Аллах Ибрахима го прифати за пријател!

وَٱتَّخَذَ ٱللَّهُ إِبۡرَٰهِيمَ خَلِيلٗا ﴿١٢٥﴾

**126.** И сè што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! А Аллах опфаќа сè!

وَلِلَّهِ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلۡأَرۡضِۚ
وَكَانَ ٱللَّهُ بِكُلِّ شَيۡءٖ مُّحِيطٗا ﴿١٢٦﴾

**127.** И оние бараат од тебе решенија во врска со жените. Кажи: “Аллах ви донесува решение за нив - и она што ви е кажувано во Книгата - и за жените јетими на кои вие не им го давате она што е пропишано, а вие сакате да склучите брак, и за нејаките деца - и кон јетимите да бидете праведни. И за секое добро кое ќе го спечалите - па, Аллах, навистина, го знае тоа!

وَيَسۡتَفۡتُونَكَ فِي ٱلنِّسَآءِۖ قُلِ ٱللَّهُ يُفۡتِيكُمۡ
فِيهِنَّ وَمَا يُتۡلَىٰ عَلَيۡكُمۡ فِي ٱلۡكِتَٰبِ فِي
يَتَٰمَى ٱلنِّسَآءِ ٱلَّٰتِي لَا تُؤۡتُونَهُنَّ مَا كُتِبَ
لَهُنَّ وَتَرۡغَبُونَ أَن تَنكِحُوهُنَّ وَٱلۡمُسۡتَضۡعَفِينَ
مِنَ ٱلۡوِلۡدَٰنِ وَأَن تَقُومُواْ لِلۡيَتَٰمَىٰ
بِٱلۡقِسۡطِۚ وَمَا تَفۡعَلُواْ مِنۡ خَيۡرٖ
فَإِنَّ ٱللَّهَ كَانَ بِهِۦ عَلِيمٗا ﴿١٢٧﴾

**128.** Ако некоја жена се плаши од безверието на нејзиниот маж или од рамнодушноста - тогаш, немаат грев да се склучи договор меѓу нив; договорот е најдобар, зашто душите се наклонети кон лакомост. Ако правите добро и ако се плашите - Аллах, навистина, е Известен за она што го работите!

وَإِنِ ٱمۡرَأَةٌ خَافَتۡ مِنۢ بَعۡلِهَا نُشُوزًا أَوۡ إِعۡرَاضٗا
فَلَا جُنَاحَ عَلَيۡهِمَآ أَن يُصۡلِحَا بَيۡنَهُمَا صُلۡحٗاۚ
وَٱلصُّلۡحُ خَيۡرٞۗ وَأُحۡضِرَتِ ٱلۡأَنفُسُ ٱلشُّحَّۚ
وَإِن تُحۡسِنُواْ وَتَتَّقُواْ فَإِنَّ ٱللَّهَ كَانَ
بِمَا تَعۡمَلُونَ خَبِيرٗا ﴿١٢٨﴾

**129.** И колку да сакате вие никогаш не ќе можете праведно да се однесувате кон жените ваши. Кон никаква наклонетост, тогаш, не понесувајте се, една од нив во неизвесност да ја остави-

وَلَن تَسۡتَطِيعُوٓاْ أَن تَعۡدِلُواْ بَيۡنَ ٱلنِّسَآءِ
وَلَوۡ حَرَصۡتُمۡۖ فَلَا تَمِيلُواْ كُلَّ ٱلۡمَيۡلِ
فَتَذَرُوهَا كَٱلۡمُعَلَّقَةِۚ وَإِن تُصۡلِحُواْ وَتَتَّقُواْ
فَإِنَّ ٱللَّهَ كَانَ غَفُورٗا رَّحِيمٗا ﴿١٢٩﴾

те. А, ако се договорите и ако се плашите, Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

**130.** Ако двајцата се разделат, Аллах од дарежливоста Своја, ќе им даде во изобилие. Аллах е Неизмерен и Мудар!

وَإِن يَتَفَرَّقَا يُغْنِ ٱللَّهُ كُلًّا مِّن سَعَتِهِۦ ۚ
وَكَانَ ٱللَّهُ وَٰسِعًا حَكِيمًا ﴿١٣٠﴾

**131.** Сè што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! На оние кои беа пред вас, на кои им е дадена Книгата, а и вам, во наредивме да се плашите од Аллах и да верувате зашто, навистина, сè што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! А Аллах е Богат и за благодарност Достоен!

وَلِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ۗ وَلَقَدْ
وَصَّيْنَا ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ مِن قَبْلِكُمْ
وَإِيَّاكُمْ أَنِ ٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ ۚ وَإِن تَكْفُرُوا۟ فَإِنَّ لِلَّهِ
مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ۚ وَكَانَ ٱللَّهُ غَنِيًّا
حَمِيدًا ﴿١٣١﴾

**132.** Сè што е на небесата и на Земјата е -Аллахово! А Аллах е Доволен Заштитник!

وَلِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ۚ وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ
وَكِيلًا ﴿١٣٢﴾

**133.** Кога би сакал, Он би ве снемал, - о луѓе! - и би донел други место вас. Аллах, навистина, е Кадар за тоа!

إِن يَشَأْ يُذْهِبْكُمْ أَيُّهَا ٱلنَّاسُ وَيَأْتِ
بِـَٔاخَرِينَ ۚ وَكَانَ ٱللَّهُ عَلَىٰ ذَٰلِكَ قَدِيرًا ﴿١٣٣﴾

**134.** Кој сака награда на овој свет - та, кај Аллах е наградата на овој свет и на Ахирет. Аллах е Слушач и Гледач!

مَّن كَانَ يُرِيدُ ثَوَابَ ٱلدُّنْيَا فَعِندَ ٱللَّهِ ثَوَابُ
ٱلدُّنْيَا وَٱلْءَاخِرَةِ ۚ وَكَانَ ٱللَّهُ سَمِيعًۢا بَصِيرًا ﴿١٣٤﴾

**135.** О верници, бидете постојани при правдината, сведочете заради Аллах, било да е тоа против вас или против родителите или против блиските, иако е богат или сиромав, зашто Аллах има предност над нив. Не следе-

۞ يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ كُونُوا۟ قَوَّٰمِينَ بِٱلْقِسْطِ
شُهَدَآءَ لِلَّهِ وَلَوْ عَلَىٰٓ أَنفُسِكُمْ أَوِ ٱلْوَٰلِدَيْنِ
وَٱلْأَقْرَبِينَ ۚ إِن يَكُنْ غَنِيًّا أَوْ فَقِيرًا فَٱللَّهُ أَوْلَىٰ
بِهِمَا ۖ فَلَا تَتَّبِعُوا۟ ٱلْهَوَىٰٓ أَن تَعْدِلُوا۟ ۚ وَإِن تَلْوُۥٓا۟

те ја страста, па да бидете неправедни! А, ако ја заобиколувате или ако сте рамнодушни кон правдината, па, Аллах, навистина, е Известен за она што го работите!

أو تعرضوا فإن الله كان بما تعملون خبيرا ١٣٥

**136.** О верници, верувајте во Аллах, и во пејгамберот Негов и во Книгата која ја објави на пејгамберот Свој и во секоја книга која ја објави порано. Оној кој не верува во Аллах и во мелеките Негови и во книгите Негови, и во пејгамберите Негови и во Денот ахиретски веќе талнал по беспаќето далечно!

يا أيها الذين آمنوا آمنوا بالله ورسوله
والكتاب الذي نزل على رسوله
والكتاب الذي أنزل من قبل ومن يكفر
بالله وملائكته وكتبه ورسله واليوم
الآخر فقد ضل ضلالا بعيدا ١٣٦

**137.** На оние кои веруваат а потоа не веруваат па потоа веруваат, па потоа не веруваат и потоа го зголемуваат неверувањето...Аллах никогаш не ќе им прости и не ќе ги упати по патот.

إن الذين آمنوا ثم كفروا ثم آمنوا ثم كفروا
ثم ازدادوا كفرا لم يكن الله ليغفر لهم ولا ليهديهم
سبيلا ١٣٧

**138.** Извести ги дволичните дека, навистина, за нив има кàзна болна,

بشر المنافقين بأن لهم عذابا أليما ١٣٨

**139.** оние кои, навистина, ги земаат за пријатели неверниците а не верниците. Кај нив ли ја посакуваат силата? Па, сета сила, навистина, на Аллах му припаѓа!

الذين يتخذون الكافرين أولياء من دون
المؤمنين أيبتغون عندهم العزة فإن
العزة لله جميعا ١٣٩

**140.** За вас, во Книгата, е веќе објавено: Кога ќе слушнете како Аллаховите ајети некој од вас не

وقد نزل عليكم في الكتاب أن إذا سمعتم
آيات الله يكفر بها ويستهزأ بها فلا تقعدوا

ги признава и ги исмева...не седете со нив додека не навлезат во друг разговор инаку, навистина, ќе бидете слични на нив. Аллах, секако, во Џехеннемот ќе ги збере сите: и дволичните и неверниците.

مَعَهُمْ حَتَّىٰ يَخُوضُوا فِي حَدِيثٍ غَيْرِهِۦٓ ۚ إِنَّكُمْ إِذًا
مِّثْلُهُمْ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ جَامِعُ ٱلْمُنَٰفِقِينَ وَٱلْكَٰفِرِينَ
فِي جَهَنَّمَ جَمِيعًا ﴿١٤٠﴾

**141.** Оние кои останувааат во исчекување на вашиот поглед - ако ви дојде победата од страна на Аллах, зборуваат: "Не бевме ли со вас?" - а ако на неверниците им дојде дел од победата, зборуваат:"Немавме ли прилика да ве победиме? Нели ве заштитивме од верниците?" Па, Аллах ќе ви пресуди на Денот суден. И Аллах никогаш не ќе дозволи неверниците да изнајдат начин против верниците.

ٱلَّذِينَ يَتَرَبَّصُونَ بِكُمْ فَإِن كَانَ لَكُمْ فَتْحٌ مِّنَ ٱللَّهِ
قَالُوٓا أَلَمْ نَكُن مَّعَكُمْ وَإِن كَانَ لِلْكَٰفِرِينَ
نَصِيبٌ قَالُوٓا أَلَمْ نَسْتَحْوِذْ عَلَيْكُمْ وَنَمْنَعْكُم
مِّنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ۚ فَٱللَّهُ يَحْكُمُ بَيْنَكُمْ يَوْمَ
ٱلْقِيَٰمَةِ ۗ وَلَن يَجْعَلَ ٱللَّهُ لِلْكَٰفِرِينَ عَلَى
ٱلْمُؤْمِنِينَ سَبِيلًا ﴿١٤١﴾

**142.** Дволичните, навистина, настојуваат да го измамат Аллаха, но Аллах нив ги мами. И кога се исправаат намаз да извршат се исправаат мрзливо само заради тоа да ги гледаат луѓето, а Аллаха само малку го споменуваат;

إِنَّ ٱلْمُنَٰفِقِينَ يُخَٰدِعُونَ ٱللَّهَ وَهُوَ خَٰدِعُهُمْ
وَإِذَا قَامُوٓا إِلَى ٱلصَّلَوٰةِ قَامُوا كُسَالَىٰ يُرَآءُونَ
ٱلنَّاسَ وَلَا يَذْكُرُونَ ٱللَّهَ إِلَّا قَلِيلًا ﴿١٤٢﴾

**143.** се двоумат во тоа: не се приклонуваат ни кон овие ни кон оние. За оној за кого Аллах ќе определи да биде во беспаќе...за него никогаш не ќе најдеш пат.

مُّذَبْذَبِينَ بَيْنَ ذَٰلِكَ لَآ إِلَىٰ هَٰٓؤُلَآءِ وَلَآ إِلَىٰ هَٰٓؤُلَآءِ ۚ
وَمَن يُضْلِلِ ٱللَّهُ فَلَن تَجِدَ لَهُۥ سَبِيلًا ﴿١٤٣﴾

**144.** О верници, не земајте ги неверниците за пријатели, за да ги оставите верниците. Посакувате ли да донесете заради Аллах јасна власт против себе?

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا لَا تَتَّخِذُوا ٱلْكَٰفِرِينَ
أَوْلِيَآءَ مِن دُونِ ٱلْمُؤْمِنِينَ ۚ أَتُرِيدُونَ
أَن تَجْعَلُوا لِلَّهِ عَلَيْكُمْ سُلْطَٰنًا مُّبِينًا ﴿١٤٤﴾

**145.** Дволичните, навистина, ќе бидат во најдлабоката бездна на огнот. За нив не ќе најдеш поддржник;

إِنَّ ٱلۡمُنَٰفِقِينَ فِي ٱلدَّرۡكِ ٱلۡأَسۡفَلِ مِنَ ٱلنَّارِ
وَلَن تَجِدَ لَهُمۡ نَصِيرًا ١٤٥

**146.** освен за оние кои ќе се покајат и ќе се поправат и кои ќе се држат за Аллах и кои ќе ја предадат чиста својата вера на Аллах. Па, таквите се со верниците. А Аллах на верниците ќе им даде награда голема!

إِلَّا ٱلَّذِينَ تَابُواْ وَأَصۡلَحُواْ وَٱعۡتَصَمُواْ
بِٱللَّهِ وَأَخۡلَصُواْ دِينَهُمۡ لِلَّهِ فَأُوْلَٰٓئِكَ مَعَ
ٱلۡمُؤۡمِنِينَۖ وَسَوۡفَ يُؤۡتِ ٱللَّهُ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ
أَجۡرًا عَظِيمٗا ١٤٦

**147** Аллах не работи на тоа да ве казни ако се заблагодарите и ако верувате. Аллах е Благодарен и Зналец!

مَّا يَفۡعَلُ ٱللَّهُ بِعَذَابِكُمۡ إِن شَكَرۡتُمۡ
وَءَامَنتُمۡۚ وَكَانَ ٱللَّهُ شَاكِرًا عَلِيمٗا ١٤٧

**148.** Аллах не сака да се зборува за зло на висок глас; може само оној кому му е нанесено зло. Аллах е Слушач и Зналец!

۞لَّا يُحِبُّ ٱللَّهُ ٱلۡجَهۡرَ بِٱلسُّوٓءِ مِنَ ٱلۡقَوۡلِ إِلَّا
مَن ظُلِمَۚ وَكَانَ ٱللَّهُ سَمِيعًا عَلِيمًا ١٤٨

**149.** Ако го обелоденувате доброто или ако го криете или ако простувате за некое лошо дело - та, Аллах, навистина, е Помилувач и Кадар!

إِن تُبۡدُواْ خَيۡرًا أَوۡ تُخۡفُوهُ أَوۡ تَعۡفُواْ عَن سُوٓءٖ
فَإِنَّ ٱللَّهَ كَانَ عَفُوّٗا قَدِيرًا ١٤٩

**150.** Оние кои, навистина, не веруваат во Аллах и во пејгамберите Негови, и кои сакаат да направат разлика во верувањето меѓу Аллах и пејгамберите Негови, и кои зборуваат:“Во нешто веруваме а во нешто не веруваме,” - и кои сакаат меѓу тоа да прифатат некој пат -

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَكۡفُرُونَ بِٱللَّهِ وَرُسُلِهِۦ
وَيُرِيدُونَ أَن يُفَرِّقُواْ بَيۡنَ ٱللَّهِ وَرُسُلِهِۦ
وَيَقُولُونَ نُؤۡمِنُ بِبَعۡضٖ وَنَكۡفُرُ بِبَعۡضٖ
وَيُرِيدُونَ أَن يَتَّخِذُواْ بَيۡنَ ذَٰلِكَ سَبِيلًا ١٥٠

**151.** да, онаквите, се вистински неверници. А за неверниците Ние подготвивме казна срамна.

أُولَٰئِكَ هُمُ الْكَافِرُونَ حَقًّا ۚ وَأَعْتَدْنَا لِلْكَافِرِينَ
عَذَابًا مُهِينًا ١٥١

**152.** А оние кои веруваат во Аллах и во пејгамберите Негови, и кои не прават разлика меѓу нив, кој било од нив...Он ќе им ја даде наградата нивна. Аллах е Простувач и Сомилосен!

وَالَّذِينَ آمَنُوا بِاللَّهِ وَرُسُلِهِ وَلَمْ يُفَرِّقُوا بَيْنَ
أَحَدٍ مِنْهُمْ أُولَٰئِكَ سَوْفَ يُؤْتِيهِمْ أُجُورَهُمْ ۗ
وَكَانَ اللَّهُ غَفُورًا رَحِيمًا ١٥٢

**153.** Следбениците на Книгата од тебе бараат да им спуштиш Книга од небо. А оние веќе од Муса бараа иповеќе од тоа. Па, зборуваа: “Покажи ни го Аллаха, очигледно “. И заради зулумот нивни молња ги шибна, и потоа прифатија теле. По јаснотиите кои веќе им дојдоа! И затоа Ние им простивме. И на Муса Ние јасен доказ му дадовме.

يَسْأَلُكَ أَهْلُ الْكِتَابِ أَنْ تُنَزِّلَ عَلَيْهِمْ كِتَابًا
مِنَ السَّمَاءِ ۚ فَقَدْ سَأَلُوا مُوسَىٰ أَكْبَرَ مِنْ ذَٰلِكَ
فَقَالُوا أَرِنَا اللَّهَ جَهْرَةً فَأَخَذَتْهُمُ الصَّاعِقَةُ
بِظُلْمِهِمْ ۚ ثُمَّ اتَّخَذُوا الْعِجْلَ مِنْ بَعْدِ مَا جَاءَتْهُمُ
الْبَيِّنَاتُ فَعَفَوْنَا عَنْ ذَٰلِكَ ۚ وَآتَيْنَا
مُوسَىٰ سُلْطَانًا مُبِينًا ١٥٣

**154.** И заради договорот нивни, над нив, Ние рид подигнавме, и им рековме: “Влезете низ вратата ничкум!” И им рековме: “Не правете престап за Сабота,” - и од нив Ние цврсто го прифативме Договорот.

وَرَفَعْنَا فَوْقَهُمُ الطُّورَ بِمِيثَاقِهِمْ وَقُلْنَا لَهُمُ ادْخُلُوا
الْبَابَ سُجَّدًا وَقُلْنَا لَهُمْ لَا تَعْدُوا فِي السَّبْتِ
وَأَخَذْنَا مِنْهُمْ مِيثَاقًا غَلِيظًا ١٥٤

**155.** Сето тоа дојде заради нивното кршење на договорот нивни, и неверувањето нивно во ајетите Аллахови и убивањето на пејгамберите бесправно, и зборувањето нивно: “Срцата наши се замрачени.” Но не! Аллах нив ги запечати со неверувањето ни-

فَبِمَا نَقْضِهِمْ مِيثَاقَهُمْ وَكُفْرِهِمْ بِآيَاتِ اللَّهِ
وَقَتْلِهِمُ الْأَنْبِيَاءَ بِغَيْرِ حَقٍّ وَقَوْلِهِمْ قُلُوبُنَا غُلْفٌ ۚ
بَلْ طَبَعَ اللَّهُ عَلَيْهَا بِكُفْرِهِمْ فَلَا يُؤْمِنُونَ
إِلَّا قَلِيلًا ١٥٥

вно. Па, само малкумина верувaa,

**156.** и заради неверувањето нивно, зборувањето нивно и клеветите големи за Мерјем,

وَبِكُفۡرِهِمۡ وَقَوۡلِهِمۡ عَلَىٰ مَرۡيَمَ بُهۡتَٰنًا عَظِيمٗا ١٥٦

**157.** и заради изјавата нивна: “Да, ние, навистина, го убивме Христа,” Иса, синот на Мерјем, Аллаховиот пејгамбер. Не го убија и не го распнаа! Туку тоа им се причини. А оние кои, навистина, не се согласија во тоа, во сомненевање се: ништо не знаеја за него, само се сомневаа... Не го убија сигурно,

وَقَوۡلِهِمۡ إِنَّا قَتَلۡنَا ٱلۡمَسِيحَ عِيسَى ٱبۡنَ مَرۡيَمَ رَسُولَ
ٱللَّهِ وَمَا قَتَلُوهُ وَمَا صَلَبُوهُ وَلَٰكِن شُبِّهَ لَهُمۡۚ وَإِنَّ
ٱلَّذِينَ ٱخۡتَلَفُواْ فِيهِ لَفِي شَكّٖ مِّنۡهُۚ مَا لَهُم بِهِۦ مِنۡ عِلۡمٍ
إِلَّا ٱتِّبَاعَ ٱلظَّنِّۚ وَمَا قَتَلُوهُ يَقِينَۢا ١٥٧

**158.** туку Аллах го дигна кон Себе. Аллах е Силен и Мудар!

بَل رَّفَعَهُ ٱللَّهُ إِلَيۡهِۚ وَكَانَ ٱللَّهُ عَزِيزًا حَكِيمٗا ١٥٨

**159.** И никој од Следбениците на Книгата нема сигурно да не поверува во тоа пред смртта своја; на Денот суден ќе биде сведок против нив.

وَإِن مِّنۡ أَهۡلِ ٱلۡكِتَٰبِ إِلَّا لَيُؤۡمِنَنَّ بِهِۦ قَبۡلَ
مَوۡتِهِۦۖ وَيَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ يَكُونُ عَلَيۡهِمۡ شَهِيدٗا ١٥٩

**160.** И заради зулумот на оние Евреи и заради одвраќањето нивно од Аллаховиот пат на многумина...Ние им ги забранивме некои од добрата кои им беа дозволени;

فَبِظُلۡمٖ مِّنَ ٱلَّذِينَ هَادُواْ حَرَّمۡنَا عَلَيۡهِمۡ طَيِّبَٰتٍ
أُحِلَّتۡ لَهُمۡ وَبِصَدِّهِمۡ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ كَثِيرٗا ١٦٠

**161.** земаа и лихва а веќе им беше забранета; и бесправно го трошеа имотот на луѓето. А за неверниците од нив Ние подготвивме казна болна.

وَأَخۡذِهِمُ ٱلرِّبَوٰاْ وَقَدۡ نُهُواْ عَنۡهُ وَأَكۡلِهِمۡ أَمۡوَٰلَ ٱلنَّاسِ
بِٱلۡبَٰطِلِۚ وَأَعۡتَدۡنَا لِلۡكَٰفِرِينَ مِنۡهُمۡ
عَذَابًا أَلِيمٗا ١٦١

**162.** Но, оние кои се нурнаа во знаење од нив, и верниците... ве-

لَّٰكِنِ ٱلرَّٰسِخُونَ فِي ٱلۡعِلۡمِ مِنۡهُمۡ وَٱلۡمُؤۡمِنُونَ

руваат во она што е објавено до тебе и во она што е објавено пред тебе... и оние кои извршуваат намаз, и кои даваат зекат, и кои веруваат во Аллах и во Денот суден. Ние ќе им дадеме награда голема!

يُؤْمِنُونَ بِمَآ أُنزِلَ إِلَيْكَ وَمَآ أُنزِلَ مِن قَبْلِكَۚ
وَٱلْمُقِيمِينَ ٱلصَّلَوٰةَۚ وَٱلْمُؤْتُونَ ٱلزَّكَوٰةَ
وَٱلْمُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْآخِرِ أُوْلَٰٓئِكَ سَنُؤْتِيهِمْ
أَجْرًا عَظِيمًا ١٦٢

**163.** Ние, навистина, ти објавивме онака како што му објавивме на Нух и на пејгамберите по него. Му објавивме и на Ибрахим, и на Исмаил, и на Исхак, и на Јакуб, и на внуците, и на Иса, и на Ејуб, и на Јунус, и на Харун; а на Сулејман и на Давуд Зебур им дадовме:

۞ إِنَّآ أَوْحَيْنَآ إِلَيْكَ كَمَآ أَوْحَيْنَآ إِلَىٰ نُوحٍ
وَٱلنَّبِيِّـۧنَ مِنۢ بَعْدِهِۦۚ وَأَوْحَيْنَآ إِلَىٰٓ إِبْرَٰهِيمَ
وَإِسْمَٰعِيلَ وَإِسْحَٰقَ وَيَعْقُوبَ وَٱلْأَسْبَاطِ
وَعِيسَىٰ وَأَيُّوبَ وَيُونُسَ وَهَٰرُونَ وَسُلَيْمَٰنَۚ
وَءَاتَيْنَا دَاوُۥدَ زَبُورًا ١٦٣

**164.** имаше пејгамбери за кои Ние веќе ти кажувавме порано и пејгамбери за кои не ти кажувавме. А Аллах со Муса зборуваше, сигурно -

وَرُسُلًا قَدْ قَصَصْنَٰهُمْ عَلَيْكَ مِن قَبْلُ وَرُسُلًا
لَّمْ نَقْصُصْهُمْ عَلَيْكَۚ وَكَلَّمَ ٱللَّهُ مُوسَىٰ
تَكْلِيمًا ١٦٤

**165.** пејгамбери, радосници и опоменувачи за да луѓето немаат по пејгамберите доказ пред Аллах. А Аллах е Силен и Мудар!

رُّسُلًا مُّبَشِّرِينَ وَمُنذِرِينَ لِئَلَّا يَكُونَ لِلنَّاسِ
عَلَى ٱللَّهِ حُجَّةٌۢ بَعْدَ ٱلرُّسُلِۚ وَكَانَ ٱللَّهُ عَزِيزًا
حَكِيمًا ١٦٥

**166.** Но, Аллах сведочи за она што ти е објавено; со Своe знаење го објави. А и мелеките сведочат. А Аллах е Доволен за Сведок.

لَّٰكِنِ ٱللَّهُ يَشْهَدُ بِمَآ أَنزَلَ إِلَيْكَۖ أَنزَلَهُۥ
بِعِلْمِهِۦۖ وَٱلْمَلَٰٓئِكَةُ يَشْهَدُونَۚ وَكَفَىٰ
بِٱللَّهِ شَهِيدًا ١٦٦

**167.** Оние, навистина, кои не веруваа и кои одвраќаа од Аллаховиот пат веќе талнаа по беспаќето далечно.

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ وَصَدُّواْ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ قَدْ
ضَلُّواْ ضَلَٰلَۢا بَعِيدًا ١٦٧

**168.** Оние, навистина, кои не веруваа и кои зулум правеа... ним Аллах не им прости и не им го покажа патот,

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ وَظَلَمُواْ لَمْ يَكُنِ ٱللَّهُ لِيَغْفِرَ
لَهُمْ وَلَا لِيَهْدِيَهُمْ طَرِيقًا ١٦٨

**169.** освен патот џеханнемски; во него за навек ќе останат. А за Аллах тоа е едноставно.

إِلَّا طَرِيقَ جَهَنَّمَ خَٰلِدِينَ فِيهَآ أَبَدًاۚ وَكَانَ ذَٰلِكَ
عَلَى ٱللَّهِ يَسِيرًا ١٦٩

**170.** О луѓе, веќе пејгамберот ви дојде со вистината. Од Господарот ваш. Верувањето...та, подобро е за вас. А ако не верувате... та, навистина, сѐ што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! Аллах е Зналец и Мудар!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ قَدْ جَآءَكُمُ ٱلرَّسُولُ بِٱلْحَقِّ
مِن رَّبِّكُمْ فَـَٔامِنُواْ خَيْرًا لَّكُمْۚ وَإِن تَكْفُرُواْ
فَإِنَّ لِلَّهِ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِۚ وَكَانَ ٱللَّهُ
عَلِيمًا حَكِيمًا ١٧٠

**171.** О следбеници на Книгата, не претерувајте во верата ваша, и за Аллах само вистина зборувајте! Месих, Иса синот на Мерјем, е пејгамбер Аллахов, Зборот Негов, кој Он го фрли во Мерјем, Дух од Него. Е па, верувајте во Аллах и во пејгамберите Негови, и не зборувајте “тројца”. Престанете, тоа е подобро за вас! Аллах, навистина, е еден Бог. Нека е славен Он! Зарем Он да има дете? Сѐ што е

يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ لَا تَغْلُواْ فِي دِينِكُمْ
وَلَا تَقُولُواْ عَلَى ٱللَّهِ إِلَّا ٱلْحَقَّۚ إِنَّمَا ٱلْمَسِيحُ
عِيسَى ٱبْنُ مَرْيَمَ رَسُولُ ٱللَّهِ وَكَلِمَتُهُۥٓ
أَلْقَىٰهَآ إِلَىٰ مَرْيَمَ وَرُوحٌ مِّنْهُۖ فَـَٔامِنُواْ بِٱللَّهِ
وَرُسُلِهِۦۖ وَلَا تَقُولُواْ ثَلَٰثَةٌۚ ٱنتَهُواْ خَيْرًا
لَّكُمْۚ إِنَّمَا ٱللَّهُ إِلَٰهٌ وَٰحِدٌۖ سُبْحَٰنَهُۥٓ أَن
يَكُونَ لَهُۥ وَلَدٌۘ لَّهُۥ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَمَا فِي ٱلْأَرْضِۗ وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ وَكِيلًا ١٧١

на небесата и на Земјата е - Аллахово! А Аллах, секако, е Доволен Закрилник!

**172.** На Месих никогаш не ќе му биде мака да биде роб Аллахов а ниту на мелеките блиски. А на оној кому му е мака да прави ибадет на Аллах, кој се противи - та, набргу Аллах сите ќе ги збере кај Себе!

لَّن يَسْتَنكِفَ ٱلْمَسِيحُ أَن يَكُونَ عَبْدًا
لِّلَّهِ وَلَا ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ ٱلْمُقَرَّبُونَۚ وَمَن يَسْتَنكِفْ
عَنْ عِبَادَتِهِۦ وَيَسْتَكْبِرْ فَسَيَحْشُرُهُمْ
إِلَيْهِ جَمِيعًا ﴿١٧٢﴾

**173.** Што се однесува до оние кои веруваат и кои работат добри дела, тогаш, Ние ќе им ги врачиме наградите нивни, и ќе им се зголемат од добрината Негова. А оние, пак, кои презираат и кои се противат ќе се казнат со казна болна. Онаквите, освен Аллах, не ќе најдат ни заштитник ни поддржник!

فَأَمَّا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
فَيُوَفِّيهِمْ أُجُورَهُمْ وَيَزِيدُهُم مِّن فَضْلِهِۦۖ
وَأَمَّا ٱلَّذِينَ ٱسْتَنكَفُوا۟ وَٱسْتَكْبَرُوا۟
فَيُعَذِّبُهُمْ عَذَابًا أَلِيمًا وَلَا يَجِدُونَ لَهُم
مِّن دُونِ ٱللَّهِ وَلِيًّا وَلَا نَصِيرًا ﴿١٧٣﴾

**174.** О луѓе, доказ, секако, ви дојде. Од Господарот ваш. И светлина јасна Ние ви спуштивме.

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ قَدْ جَآءَكُم بُرْهَٰنٌ مِّن رَّبِّكُمْ
وَأَنزَلْنَآ إِلَيْكُمْ نُورًا مُّبِينًا ﴿١٧٤﴾

**175.** А што се однесува до оние кои веруваат во Аллах и кои цврсто се држат за тоа... нив ќе ги воведе во милоста Своја, и во добрината Своја, и ќе ги упати, по патот вистински, кон Себе.

فَأَمَّا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ بِٱللَّهِ وَٱعْتَصَمُوا۟ بِهِۦ
فَسَيُدْخِلُهُمْ فِى رَحْمَةٍ مِّنْهُ وَفَضْلٍ وَيَهْدِيهِمْ
إِلَيْهِ صِرَٰطًا مُّسْتَقِيمًا ﴿١٧٥﴾

**176.** Оние бараат од тебе решение. Кажи: "За умрениот кој не-

يَسْتَفْتُونَكَ قُلِ ٱللَّهُ يُفْتِيكُمْ فِى ٱلْكَلَٰلَةِۚ

ма никого што ќе го наследи, Аллах ви дава решение: Ако некој умре кој нема дете а има сестра нејзе ѝ припаѓа половина од она што ќе го остави, а и тој ќе ја наследи неа, ако оваа нема дете. А ако се две ним им припаѓаат две третини од она што ќе го остави. А ако има браќа и сестри - тогаш на машкото му припаѓа еднаков дел од делот на двете женски. Аллах, за да не скршнете, ви објаснува. Аллах знае сѐ!

إِنِ امْرُؤٌا هَلَكَ لَيْسَ لَهُ وَلَدٌ وَلَهُ أُخْتٌ فَلَهَا
نِصْفُ مَا تَرَكَ وَهُوَ يَرِثُهَا إِن لَّمْ يَكُن لَّهَا
وَلَدٌ فَإِن كَانَتَا اثْنَتَيْنِ فَلَهُمَا الثُّلُثَانِ مِمَّا تَرَكَ
وَإِن كَانُوا إِخْوَةً رِّجَالًا وَنِسَاءً فَلِلذَّكَرِ مِثْلُ
حَظِّ الْأُنثَيَيْنِ يُبَيِّنُ اللَّهُ لَكُمْ أَن تَضِلُّوا
وَاللَّهُ بِكُلِّ شَيْءٍ عَلِيمٌ ﴿١٧٦﴾

## *ЕЛ-МАИДА* (Софра) *V*




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

1. О верници, исполнувајте ги обврските. Ви се дозволуваат домашните животни, освен она за кое ќе ви биде кажано. Не ви е дозволено да ловите додека сте во ихрами. Аллах, навистина, го определува она што го посакува!

يَا أَيُّهَا الَّذِينَ آمَنُوا أَوْفُوا بِالْعُقُودِ أُحِلَّتْ
لَكُم بَهِيمَةُ الْأَنْعَامِ إِلَّا مَا يُتْلَىٰ عَلَيْكُمْ غَيْرَ مُحِلِّي
الصَّيْدِ وَأَنتُمْ حُرُمٌ إِنَّ اللَّهَ يَحْكُمُ مَا يُرِيدُ ﴿١﴾

2. О верници, не осквернувајте ги прописите Аллахови, ни светиот месец, ни курбаните - оние со ѓердани украсени, ни упатените кон Храмот свет кои ја посакуваат од Господарот свој и добрината и задоволството. А кога,

يَا أَيُّهَا الَّذِينَ آمَنُوا لَا تُحِلُّوا شَعَائِرَ اللَّهِ
وَلَا الشَّهْرَ الْحَرَامَ وَلَا الْهَدْيَ وَلَا الْقَلَائِدَ
وَلَا آمِّينَ الْبَيْتَ الْحَرَامَ يَبْتَغُونَ فَضْلًا مِّن رَّبِّهِمْ
وَرِضْوَانًا وَإِذَا حَلَلْتُمْ فَاصْطَادُوا وَلَا يَجْرِمَنَّكُمْ
شَنَآنُ قَوْمٍ أَن صَدُّوكُمْ عَنِ الْمَسْجِدِ

пак, ќе помине времето на вашиот хаџџ дозволено ви е да ловите. А омразата што ја имате кон некои луѓе кои ве одвраќаат од Месџидул-Харам никако нека не ве натера да нападнете еднинадруги; помагајте се и во доброчинство и во богобојазливост. И не помагајте се еднисодруги во грев и во непријателство! И плашете се од Аллах! Аллах, навистина, е Жесток Казнувач!

ٱلۡحَرَامِ أَن تَعۡتَدُواْۘ وَتَعَاوَنُواْ عَلَى ٱلۡبِرِّ وَٱلتَّقۡوَىٰۖ
وَلَا تَعَاوَنُواْ عَلَى ٱلۡإِثۡمِ وَٱلۡعُدۡوَٰنِۚ وَٱتَّقُواْ ٱللَّهَۖ إِنَّ
ٱللَّهَ شَدِيدُ ٱلۡعِقَابِ ﴿٢﴾

**3.** Забрането ви е: и мрша, и крв, и свинско месо, и она што е заклано во друго а не во името Аллахово, и она што е задавено и погодено, и она што е урнато, и со рог прободено, или од ѕвер начнато - освен ако го имате заклано пред да е усмртено, и она што е заклано на жртвеници, и да ја претскажувате иднината со фрлање стрели. Тоа ви е сè порок. Денес, неверниците, изгубија надеж во верата ваша; та, не плашете се од нив, туку од Мене плашете се! Денес ви ја надополнив верата ваша и го исполнив благодатот Мој кон вас, и задоволен сум Исламот да ви биде вера. Ако некој се најде во неволја, кога гладот мете, не сакајќи да падне во грев... па,

حُرِّمَتۡ عَلَيۡكُمُ ٱلۡمَيۡتَةُ وَٱلدَّمُ وَلَحۡمُ ٱلۡخِنزِيرِ وَمَآ
أُهِلَّ لِغَيۡرِ ٱللَّهِ بِهِۦ وَٱلۡمُنۡخَنِقَةُ وَٱلۡمَوۡقُوذَةُ
وَٱلۡمُتَرَدِّيَةُ وَٱلنَّطِيحَةُ وَمَآ أَكَلَ ٱلسَّبُعُ إِلَّا مَا
ذَكَّيۡتُمۡ وَمَا ذُبِحَ عَلَى ٱلنُّصُبِ وَأَن تَسۡتَقۡسِمُواْ
بِٱلۡأَزۡلَٰمِۚ ذَٰلِكُمۡ فِسۡقٌۗ ٱلۡيَوۡمَ يَئِسَ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ
مِن دِينِكُمۡ فَلَا تَخۡشَوۡهُمۡ وَٱخۡشَوۡنِۚ ٱلۡيَوۡمَ
أَكۡمَلۡتُ لَكُمۡ دِينَكُمۡ وَأَتۡمَمۡتُ عَلَيۡكُمۡ نِعۡمَتِي
وَرَضِيتُ لَكُمُ ٱلۡإِسۡلَٰمَ دِينٗاۚ فَمَنِ ٱضۡطُرَّ فِي
مَخۡمَصَةٍ غَيۡرَ مُتَجَانِفٖ لِّإِثۡمٖ فَإِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٞ
رَّحِيمٞ ﴿٣﴾

Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

**4**. Те прашуваат што им е дозволено, кажи: “Дозволени ви се добрата, и она што го запознавте: ловот на животните кои се за тоа поучени онака како што ве поучи Аллах. И јадете го она што оние ќе го фатат за вас, и при тоа, споменувајте го името Аллахово. Плашете се од Аллах. Аллах, навистина, е Брз Пресметувач!

يَسْـَٔلُونَكَ مَاذَآ أُحِلَّ لَهُمْ قُلْ أُحِلَّ لَكُمُ ٱلطَّيِّبَٰتُ
وَمَا عَلَّمْتُم مِّنَ ٱلْجَوَارِحِ مُكَلِّبِينَ تُعَلِّمُونَهُنَّ مِمَّا
عَلَّمَكُمُ ٱللَّهُ فَكُلُوا۟ مِمَّآ أَمْسَكْنَ عَلَيْكُمْ وَٱذْكُرُوا۟ ٱسْمَ
ٱللَّهِ عَلَيْهِ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ إِنَّ ٱللَّهَ سَرِيعُ ٱلْحِسَابِ ﴿٤﴾

**5.** Денес ви се дозволуваат добрата; дозволена ви е храната на оние на кои им е дадена Книгата, а и храната ваша е дозволена за нив. Дозволени ви се чесните жени вернички, и чесните жени вернички од оние на кои им е дадена Книгата пред вас кога ќе им ги дадете нивните венчани подароци за да се ожените а не блуд да правите со нив, и да не ги земате за љубовници. Оној кој не верува во верата, тогаш, му пропаѓа делото негово и на Ахирет ќе биде меѓу презрените!

ٱلْيَوْمَ أُحِلَّ لَكُمُ ٱلطَّيِّبَٰتُ وَطَعَامُ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟
ٱلْكِتَٰبَ حِلٌّ لَّكُمْ وَطَعَامُكُمْ حِلٌّ لَّهُمْ وَٱلْمُحْصَنَٰتُ
مِنَ ٱلْمُؤْمِنَٰتِ وَٱلْمُحْصَنَٰتُ مِنَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ
مِن قَبْلِكُمْ إِذَآ ءَاتَيْتُمُوهُنَّ أُجُورَهُنَّ مُحْصِنِينَ
غَيْرَ مُسَٰفِحِينَ وَلَا مُتَّخِذِىٓ أَخْدَانٍ وَمَن يَكْفُرْ
بِٱلْإِيمَٰنِ فَقَدْ حَبِطَ عَمَلُهُۥ وَهُوَ فِى
ٱلْءَاخِرَةِ مِنَ ٱلْخَٰسِرِينَ ﴿٥﴾

**6.** О верници, кога ќе се исправите намаз да извршите, измијте ги вашите лица и вашите раце до лактовите, а главите ваши доп-

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِذَا قُمْتُمْ إِلَى ٱلصَّلَوٰةِ
فَٱغْسِلُوا۟ وُجُوهَكُمْ وَأَيْدِيَكُمْ إِلَى ٱلْمَرَافِقِ
وَٱمْسَحُوا۟ بِرُءُوسِكُمْ وَأَرْجُلَكُمْ إِلَى

рете ги со влажна рака, а нозете ваши до зглобовите. А ако сте џунуби, тогаш, избањајте се. А ако сте болни или ако сте на пат или ако некој од вас изврши нужда, или ако се состанете со жените а при тоа не најдете вода, - тогаш рацете ваши допрете ги на чиста земја и со нив допрете ги лицата ваши и рацете ваши. Аллах не сака да ве остави во неприлика. Он сака да ве очисти и да го исполни благодатот Свој кон вас за да бидете благодарни!

ٱلْكَعْبَيْنِ ۚ وَإِن كُنتُمْ جُنُبًا فَٱطَّهَّرُوا۟ ۚ وَإِن كُنتُم
مَّرْضَىٰٓ أَوْ عَلَىٰ سَفَرٍ أَوْ جَآءَ أَحَدٌ مِّنكُم مِّنَ ٱلْغَآئِطِ
أَوْ لَٰمَسْتُمُ ٱلنِّسَآءَ فَلَمْ تَجِدُوا۟ مَآءً فَتَيَمَّمُوا۟
صَعِيدًا طَيِّبًا فَٱمْسَحُوا۟ بِوُجُوهِكُمْ
وَأَيْدِيكُم مِّنْهُ ۚ مَا يُرِيدُ ٱللَّهُ لِيَجْعَلَ
عَلَيْكُم مِّنْ حَرَجٍ وَلَٰكِن يُرِيدُ لِيُطَهِّرَكُمْ
وَلِيُتِمَّ نِعْمَتَهُۥ عَلَيْكُمْ لَعَلَّكُمْ
تَشْكُرُونَ ﴿٦﴾

**7.** И сеќавајте се на благодатот Аллахов кон вас и на договорот кој го склучивте со Него кога рековте:“Слушаме и послушни сме.”Плашете се од Аллах! Аллах, навистина, го знае она што е воградите!

وَٱذْكُرُوا۟ نِعْمَةَ ٱللَّهِ عَلَيْكُمْ وَمِيثَٰقَهُ
ٱلَّذِى وَاثَقَكُم بِهِۦٓ إِذْ قُلْتُمْ سَمِعْنَا وَأَطَعْنَا ۖ
وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَلِيمٌۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ﴿٧﴾

**8.** О верници, бидете истрајни во тоа и, заради Аллах, сведочете праведно. И омразата кон еден народ нека не ве натера да бидете неправедни. Бидете праведни. Праведноста е поблиску до богобојазливоста. Плашете се од Аллах. Аллах, навистина, е Известен за она што го работите!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ كُونُوا۟ قَوَّٰمِينَ لِلَّهِ
شُهَدَآءَ بِٱلْقِسْطِ ۖ وَلَا يَجْرِمَنَّكُمْ
شَنَـَٔانُ قَوْمٍ عَلَىٰٓ أَلَّا تَعْدِلُوا۟ ۚ ٱعْدِلُوا۟ هُوَ
أَقْرَبُ لِلتَّقْوَىٰ ۖ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ خَبِيرٌۢ
بِمَا تَعْمَلُونَ ﴿٨﴾

**9.** На оние кои веруваат и кои прават добри дела Аллах им вети и прошка и награда голема,

وَعَدَ ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ ۙ
لَهُم مَّغْفِرَةٌ وَأَجْرٌ عَظِيمٌ ﴿٩﴾

**10.** а оние кои не веруваат и кои ги сметаат за лажни ајетите Наши оние се жители џехеннемски!

وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَكَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَآ أُو۟لَٰٓئِكَ
أَصْحَٰبُ ٱلْجَحِيمِ ﴿١٠﴾

**11.** О верници, сеќавајте се на благодатот Аллахов кон вас кога една дружина сакаше да ги пружи нивните раце над вас па Он ги запре рацете нивни. Плашете се од Аллах! Та, врз Аллах нека се потпираат верниците!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ ٱذۡكُرُواْ نِعۡمَتَ ٱللَّهِ
عَلَيۡكُمۡ إِذۡ هَمَّ قَوۡمٌ أَن يَبۡسُطُوٓاْ إِلَيۡكُمۡ
أَيۡدِيَهُمۡ فَكَفَّ أَيۡدِيَهُمۡ عَنكُمۡۖ وَٱتَّقُواْ
ٱللَّهَۚ وَعَلَى ٱللَّهِ فَلۡيَتَوَكَّلِ ٱلۡمُؤۡمِنُونَ ١١

**12.** И Аллах веќе го прифати Договорот со синовите Исраилови. И од нив испративме дванаесет старешини. И Аллах рече:“Јас сум со вас, навистина! И ако намаз извршувате, и ако зекат давате, и ако во пејгамберите Мои верувате и ако им помагате и ако на Аллах му дадете заем добар ќе ги отстранам од вас лошотиите ваши и ќе ве воведам во бавчите џеннетски низ кои реки течат.” И кој од вас по тој договор не верува - скршнува по лошиот пат, секако!

۞ وَلَقَدۡ أَخَذَ ٱللَّهُ مِيثَٰقَ بَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ
وَبَعَثۡنَا مِنۡهُمُ ٱثۡنَيۡ عَشَرَ نَقِيبٗاۖ وَقَالَ ٱللَّهُ
إِنِّي مَعَكُمۡۖ لَئِنۡ أَقَمۡتُمُ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتَيۡتُمُ
ٱلزَّكَوٰةَ وَءَامَنتُم بِرُسُلِي وَعَزَّرۡتُمُوهُمۡ
وَأَقۡرَضۡتُمُ ٱللَّهَ قَرۡضًا حَسَنٗا لَّأُكَفِّرَنَّ
عَنكُمۡ سَيِّـَٔاتِكُمۡ وَلَأُدۡخِلَنَّكُمۡ جَنَّٰتٖ
تَجۡرِي مِن تَحۡتِهَا ٱلۡأَنۡهَٰرُۚ فَمَن كَفَرَ
بَعۡدَ ذَٰلِكَ مِنكُمۡ فَقَدۡ ضَلَّ سَوَآءَ
ٱلسَّبِيلِ ١٢

**13.** И бидејќи го прекршија договорот свој, ги проколнивме и ги затврднавме срцата нивни; зборовите на договорот од некои места ги преиначија и заборавија на еден голем дел од она со што беа опоменувани. И постојано, освен мал број од нив, ќе ги гледаш како го изневеруваат Договорот. Па, прости им и

فَبِمَا نَقۡضِهِم مِّيثَٰقَهُمۡ لَعَنَّٰهُمۡ وَجَعَلۡنَا
قُلُوبَهُمۡ قَٰسِيَةٗۖ يُحَرِّفُونَ ٱلۡكَلِمَ
عَن مَّوَاضِعِهِۦ وَنَسُواْ حَظّٗا مِّمَّا ذُكِّرُواْ بِهِۦۚ
وَلَا تَزَالُ تَطَّلِعُ عَلَىٰ خَآئِنَةٖ مِّنۡهُمۡ إِلَّا قَلِيلٗا مِّنۡهُمۡۖ
فَٱعۡفُ عَنۡهُمۡ وَٱصۡفَحۡۚ إِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ
ٱلۡمُحۡسِنِينَ ١٣

оддалечи се од нив! Аллах, навистина ги љуби доброчинителите!

**14.** и од оние кои зборуваат: “Ние сме христијани.” Ние го прифативме Договорот нивни. Па, оние заборавија на еден голем дел од она со што беа опоменувани. И меѓу нив Ние уфрливме и непријателство и омраза сѐ до Денот суден. Потоа ќе бидат известени од Аллах за она што го работеа.

وَمِنَ ٱلَّذِينَ قَالُوٓاْ إِنَّا نَصَٰرَىٰٓ أَخَذۡنَا
مِيثَٰقَهُمۡ فَنَسُواْ حَظّٗا مِّمَّا ذُكِّرُواْ بِهِۦ
فَأَغۡرَيۡنَا بَيۡنَهُمُ ٱلۡعَدَاوَةَ وَٱلۡبَغۡضَآءَ إِلَىٰ يَوۡمِ
ٱلۡقِيَٰمَةِۚ وَسَوۡفَ يُنَبِّئُهُمُ ٱللَّهُ
بِمَا كَانُواْ يَصۡنَعُونَ ١٤

**15.** О Следбеници на Книгата, ви дојде, секако, наш пејгамбер кој ви објаснува голем дел од Книгата - што бевте го криеле, а преку голем дел поминува. Ви дојде од Аллах Светлина и Книга јасна.

يَٰٓأَهۡلَ ٱلۡكِتَٰبِ قَدۡ جَآءَكُمۡ
رَسُولُنَا يُبَيِّنُ لَكُمۡ كَثِيرٗا مِّمَّا
كُنتُمۡ تُخۡفُونَ مِنَ ٱلۡكِتَٰبِ
وَيَعۡفُواْ عَن كَثِيرٖۚ قَدۡ جَآءَكُم
مِّنَ ٱللَّهِ نُورٞ وَكِتَٰبٞ مُّبِينٞ ١٥

**16.** Со неа Аллах ги упатува кон патиштата спасувачки оние кои го следат задоволството Негово и ги изведува, со одобрението Свое, од темнина во светлина, и ги упатува по патот вистински.

يَهۡدِي بِهِ ٱللَّهُ مَنِ ٱتَّبَعَ رِضۡوَٰنَهُۥ
سُبُلَ ٱلسَّلَٰمِ وَيُخۡرِجُهُم مِّنَ
ٱلظُّلُمَٰتِ إِلَى ٱلنُّورِ بِإِذۡنِهِۦ
وَيَهۡدِيهِمۡ إِلَىٰ صِرَٰطٖ مُّسۡتَقِيمٖ ١٦

**17.** Не веруваат, секако, оние кои зборуваат: “Аллах, навистина, е Месих, синот на Мерјем” Кажи:“Кој може нешто да присвои од Аллах ако Он посака да го уништи Месих, синот на Мерјем и неговата Мајка и сѐ она

لَّقَدۡ كَفَرَ ٱلَّذِينَ قَالُوٓاْ إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ
ٱلۡمَسِيحُ ٱبۡنُ مَرۡيَمَۚ قُلۡ فَمَن يَمۡلِكُ مِنَ
ٱللَّهِ شَيۡـًٔا إِنۡ أَرَادَ أَن يُهۡلِكَ ٱلۡمَسِيحَ
ٱبۡنَ مَرۡيَمَ وَأُمَّهُۥ وَمَن فِي ٱلۡأَرۡضِ
جَمِيعٗاۗ وَلِلَّهِ مُلۡكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلۡأَرۡضِ وَمَا بَيۡنَهُمَاۚ يَخۡلُقُ مَا يَشَآءُۚ وَٱللَّهُ

што е на Земјата?” Власта и на небесата и на Земјата и меѓу нив е - Аллахова! Он твори со посак Свој, и Аллах е Кадар за сѐ!

على كل شيء قدير ١٧

**18.** И Евреите и христијаните зборуваа:“Ние сме синови Аллахови и љубимци Негови.” Кажи: “Зошто, тогаш, Аллах ве казнува за гревовите ваши?” Но не! Вие сте луѓе, од оние кои Он ги создаде. Аллах некого со посак Свој наградува, а некого, со посак Свој, казнува. Власта и на небесата и на Земјата е - Аллахова. Свратилиштето е - кон Него!

وقالت اليهود والنصرى نحن أبنؤا الله
وأحبؤه قل فلم يعذبكم بذنوبكم بل أنتم
بشر ممن خلق يغفر لمن يشاء ويعذب من
يشاء ولله ملك السموت والأرض
وما بينهما وإليه المصير ١٨

**19.** О Следбеници на Книгата, ви дојде пејгамбер Наш да ви објасни, по прекинот на пејгамбери, за да не речете:“Не ни дојде ни: радосник ни опоменувач.” А веќе ви дојде и радосник и опоменувач. А Аллах е Кадар за сѐ!

يأهل الكتب قد جاءكم رسولنا يبين لكم
على فترة من الرسل أن تقولوا ما جاءنا من بشير
ولا نذير فقد جاءكم بشير ونذير والله
على كل شيء قدير ١٩

**20.** И кога Муса му рече на народот свој: “О народе мој, сетете се на Аллаховиот благодат кон вас кога Он, меѓу вас, испрати пејгамбери и кога ве определи за владетели, и кога вам ви го даде она што не му е дадено на ниеден народ.”

وإذ قال موسى لقومه يقوم اذكروا نعمة
الله عليكم إذ جعل فيكم أنبياء وجعلكم
ملوكا وءاتكم ما لم يؤت أحدا من العلمين ٢٠

**21.** О народе мој, влезете во Светата земја која Аллах ви ја одреди. Не повлекувајте се на-

يقوم ادخلوا الأرض المقدسة التي كتب الله
لكم ولا ترتدوا على أدباركم فتنقلبوا خسرين ٢١

зад:“Па, ќе се вратите поразени.”

22. Рекоа:“О Муса, во неа се наоѓа еден народ насилнички. И Ние не ќе влеземе во неа сѐ додека не излезат од неа. Ако излезат од неа, тогаш, Ние ќе влеземе.

قَالُوا۟ يَـٰمُوسَىٰٓ إِنَّ فِيهَا قَوْمًا جَبَّارِينَ وَإِنَّا لَن نَّدْخُلَهَا حَتَّىٰ يَخْرُجُوا۟ مِنْهَا فَإِن يَخْرُجُوا۟ مِنْهَا فَإِنَّا دَٰخِلُونَ ﴿٢٢﴾

23. Два човека од оние кои се плашеа, исполнети со задоволство Аллахово, рекоа:“Влезете им низ вратата. Ако влезете низ неа па, вие, навистина, победници сте! Потпирајте се, тогаш, врз Аллах ако сте верници!”

قَالَ رَجُلَانِ مِنَ ٱلَّذِينَ يَخَافُونَ أَنْعَمَ ٱللَّهُ عَلَيْهِمَا ٱدْخُلُوا۟ عَلَيْهِمُ ٱلْبَابَ فَإِذَا دَخَلْتُمُوهُ فَإِنَّكُمْ غَـٰلِبُونَ ۚ وَعَلَى ٱللَّهِ فَتَوَكَّلُوٓا۟ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿٢٣﴾

24. Рекоа:“О Муса, Ние никогаш, навистина, не ќе влеземе во неа додека се оние таму. Влезете ти и Господарот твој, и борете се. Ние овде ќе отседнеме, навистина!

قَالُوا۟ يَـٰمُوسَىٰٓ إِنَّا لَن نَّدْخُلَهَآ أَبَدًا مَّا دَامُوا۟ فِيهَا ۖ فَٱذْهَبْ أَنتَ وَرَبُّكَ فَقَـٰتِلَآ إِنَّا هَـٰهُنَا قَـٰعِدُونَ ﴿٢٤﴾

25. Рече:“О Господаре, јас, навистина, владеам само со себе и со мојот брат. Направи, тогаш, разлика меѓу нас и народот расипан!”

قَالَ رَبِّ إِنِّى لَآ أَمْلِكُ إِلَّا نَفْسِى وَأَخِى ۖ فَٱفْرُقْ بَيْنَنَا وَبَيْنَ ٱلْقَوْمِ ٱلْفَـٰسِقِينَ ﴿٢٥﴾

26. А Аллах рече: “Е, таа земја им е забранета: четириесет години талкаат по земјата, па ти не грижи се за народот расипан!”

قَالَ فَإِنَّهَا مُحَرَّمَةٌ عَلَيْهِمْ ۛ أَرْبَعِينَ سَنَةً ۛ يَتِيهُونَ فِى ٱلْأَرْضِ ۚ فَلَا تَأْسَ عَلَى ٱلْقَوْمِ ٱلْفَـٰسِقِينَ ﴿٢٦﴾

27. И кажувај им го кажувањето сосем вистинско за синовите

۞ وَٱتْلُ عَلَيْهِمْ نَبَأَ ٱبْنَىْ ءَادَمَ بِٱلْحَقِّ إِذْ قَرَّبَا

Адемови. Кога оние поднесоа жртва и, ете, од едниот беше примена, а од другиот не беше примена. Едниот рече: “Ќе те убијам” Рече: Аллах, навистина, ги прима од богобојазливите.”

قُرۡبَانٗا فَتُقُبِّلَ مِنۡ أَحَدِهِمَا وَلَمۡ يُتَقَبَّلۡ مِنَ ٱلۡأٓخَرِ قَالَ لَأَقۡتُلَنَّكَۖ قَالَ إِنَّمَا يَتَقَبَّلُ ٱللَّهُ مِنَ ٱلۡمُتَّقِينَ ٢٧

**28.** Кога би ја пружил раката твоја да ме убиеш јас никогаш не би ја пружил ракава моја да те убијам. Да, јас се плашам од Аллах, Господарот на световите!”

لَئِنۢ بَسَطتَ إِلَيَّ يَدَكَ لِتَقۡتُلَنِي مَآ أَنَا۠ بِبَاسِطٖ يَدِيَ إِلَيۡكَ لِأَقۡتُلَكَۖ إِنِّيٓ أَخَافُ ٱللَّهَ رَبَّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ٢٨

**29.** Јас, навистина, сакам да го понесеш и мојот грев и твојот грев и на тој начин да станеш меѓу жителите на огнот. Ете, тоа е награда за зулумќарите!

إِنِّيٓ أُرِيدُ أَن تَبُوٓأَ بِإِثۡمِي وَإِثۡمِكَ فَتَكُونَ مِنۡ أَصۡحَٰبِ ٱلنَّارِۚ وَذَٰلِكَ جَزَٰٓؤُاْ ٱلظَّٰلِمِينَ ٢٩

**30.** И го поттикна, тогаш, страста да го убие брата си и - го уби. Па, стана еден од поразените!

فَطَوَّعَتۡ لَهُۥ نَفۡسُهُۥ قَتۡلَ أَخِيهِ فَقَتَلَهُۥ فَأَصۡبَحَ مِنَ ٱلۡخَٰسِرِينَ ٣٠

**31.** Па, Аллах испрати еден гавран да копа по земјата за да му покаже како да го покрие голото тело на брата си. И рече: “Тешко мене! Зарем сум немоќен, како овој гавран, да го покријам телото на брат ми?” И, тогаш, се покаја.

فَبَعَثَ ٱللَّهُ غُرَابٗا يَبۡحَثُ فِي ٱلۡأَرۡضِ لِيُرِيَهُۥ كَيۡفَ يُوَٰرِي سَوۡءَةَ أَخِيهِۚ قَالَ يَٰوَيۡلَتَىٰٓ أَعَجَزۡتُ أَنۡ أَكُونَ مِثۡلَ هَٰذَا ٱلۡغُرَابِ فَأُوَٰرِيَ سَوۡءَةَ أَخِيۖ فَأَصۡبَحَ مِنَ ٱلنَّٰدِمِينَ ٣١

**32.** И заради тоа Ние им пропишавме на синовите Израилови дека, секако, оној кој ќе убие еден човек, кој не убил никого и кој не прави безредие по земјата...како да ги убил сите луѓе, а оној кој ќе спаси еден човек...како да ги спасил сите луѓе. Пејгамберите Наши им доаѓаа

مِنۡ أَجۡلِ ذَٰلِكَ كَتَبۡنَا عَلَىٰ بَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ أَنَّهُۥ مَن قَتَلَ نَفۡسَۢا بِغَيۡرِ نَفۡسٍ أَوۡ فَسَادٖ فِي ٱلۡأَرۡضِ فَكَأَنَّمَا قَتَلَ ٱلنَّاسَ جَمِيعٗا وَمَنۡ أَحۡيَاهَا فَكَأَنَّمَآ أَحۡيَا ٱلنَّاسَ جَمِيعٗاۚ وَلَقَدۡ جَآءَتۡهُمۡ رُسُلُنَا بِٱلۡبَيِّنَٰتِ ثُمَّ إِنَّ كَثِيرٗا مِّنۡهُم بَعۡدَ ذَٰلِكَ فِي ٱلۡأَرۡضِ لَمُسۡرِفُونَ ٣٢

со јаснотии, и голем број од нив, по тоа, на земјата со испадите претеруваа.

**33.** Казната за оние кои војуваат против Аллах и против пејгамберот Негов и кои настојуваат на земјата да прават безредие е: да се убијат или да се распнат или да им се исечат и рацете нивни и нозете нивни накрсно или да се истераат од земјата. Ете, тоа е казната нивна на овој свет. А за нив на Ахирет има казна голема,

إِنَّمَا جَزَٰٓؤُاْ ٱلَّذِينَ يُحَارِبُونَ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ
وَيَسۡعَوۡنَ فِي ٱلۡأَرۡضِ فَسَادًا أَن يُقَتَّلُوٓاْ
أَوۡ يُصَلَّبُوٓاْ أَوۡ تُقَطَّعَ أَيۡدِيهِمۡ
وَأَرۡجُلُهُم مِّنۡ خِلَٰفٍ أَوۡ يُنفَوۡاْ مِنَ ٱلۡأَرۡضِۚ
ذَٰلِكَ لَهُمۡ خِزۡيٞ فِي ٱلدُّنۡيَاۖ
وَلَهُمۡ فِي ٱلۡأٓخِرَةِ عَذَابٌ عَظِيمٌ ٣٣

**34.** освен оние кои се покајаа пред да паднат под ваша моќ. Па, знајте дека Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

إِلَّا ٱلَّذِينَ تَابُواْ مِن قَبۡلِ أَن تَقۡدِرُواْ عَلَيۡهِمۡۖ
فَٱعۡلَمُوٓاْ أَنَّ ٱللَّهَ غَفُورٞ رَّحِيمٞ ٣٤

**35.** О верници, плашете се од Аллах и барајте начин на кој ќе Му пристапите, и борете се на Неговиот пат за да бидете спасени!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ ٱتَّقُواْ ٱللَّهَ وَٱبۡتَغُوٓاْ
إِلَيۡهِ ٱلۡوَسِيلَةَ وَجَٰهِدُواْ فِي سَبِيلِهِۦ
لَعَلَّكُمۡ تُفۡلِحُونَ ٣٥

**36.** Кога сето она што е на земјава би било на оние кои не веруваат, па дури и повеќе од тоа, не би им било примено за откуп на казната на Денот суден. За нив има казна болна.

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ لَوۡ أَنَّ لَهُم مَّا فِي ٱلۡأَرۡضِ
جَمِيعٗا وَمِثۡلَهُۥ مَعَهُۥ لِيَفۡتَدُواْ بِهِۦ مِنۡ عَذَابِ
يَوۡمِ ٱلۡقِيَٰمَةِ مَا تُقُبِّلَ مِنۡهُمۡۖ وَلَهُمۡ عَذَابٌ
أَلِيمٞ ٣٦

**37.** Ќе посакаат да излезат од огнот, а нема да излезат од него. За нив има казна постојана.

يُرِيدُونَ أَن يَخۡرُجُواْ مِنَ ٱلنَّارِ وَمَا هُم
بِخَٰرِجِينَ مِنۡهَاۖ وَلَهُمۡ عَذَابٞ مُّقِيمٞ ٣٧

**38.**А на крадецот и крадливката, исечете им ги рацете нивни како

وَٱلسَّارِقُ وَٱلسَّارِقَةُ فَٱقۡطَعُوٓاْ أَيۡدِيَهُمَا جَزَآءَۢ

казна за она што го спечалија; тоа од Аллах нека им биде надоместок. Аллах е Силен и Мудар!

بِمَا كَسَبَا نَكَٰلًا مِّنَ ٱللَّهِ وَٱللَّهُ عَزِيزٌ حَكِيمٌ ٣٨

**39**. Па, оној кој ќе се покае по својот зулум или кој ќе се поправи - па Аллах, навистина, ќе му прости. Аллах е Простувач и Сомилосен!

فَمَن تَابَ مِنۢ بَعْدِ ظُلْمِهِۦ وَأَصْلَحَ فَإِنَّ ٱللَّهَ
يَتُوبُ عَلَيْهِ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ٣٩

**40.** Не знаеш ли дека власта и на небесата и на Земјата е - Аллахова! Аллах некого казнува со посак Свој, а некому со посак Свој Аллах му простува. Аллах е Кадар за сѐ!

أَلَمْ تَعْلَمْ أَنَّ ٱللَّهَ لَهُۥ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلْأَرْضِ يُعَذِّبُ مَن يَشَآءُ وَيَغْفِرُ لِمَن يَشَآءُ
وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ٤٠

**41.** О пејгамберу, нека не те загрижува делото на оние кои брзаа во неверувањето, оние кои со устите свои зборуваат: "Ние веруваме "- а не веруваат срцата нивни. И Евреите кои само лаги слушаат и кои од други слушаат а, кои, всушност, не ти доаѓаа; на некои места зборовите ги преиначуваат, зборувајќи: "Ако ви е ова дадено, тогаш, прифатете го, а ако не ви е дадено, тогаш, не прифаќајте го!" На оној што ќе го остави Аллах во неговата сплетка ти никогаш не ќе можеш било што да му осигураш од Аллах. Срцата на онаквите Аллах не сака да ги очисти. За

۞ يَٰٓأَيُّهَا ٱلرَّسُولُ لَا يَحْزُنكَ ٱلَّذِينَ
يُسَٰرِعُونَ فِى ٱلْكُفْرِ مِنَ ٱلَّذِينَ قَالُوٓا۟ ءَامَنَّا
بِأَفْوَٰهِهِمْ وَلَمْ تُؤْمِن قُلُوبُهُمْ وَمِنَ ٱلَّذِينَ
هَادُوا۟ سَمَّٰعُونَ لِلْكَذِبِ
سَمَّٰعُونَ لِقَوْمٍ ءَاخَرِينَ لَمْ يَأْتُوكَ يُحَرِّفُونَ
ٱلْكَلِمَ مِنۢ بَعْدِ مَوَاضِعِهِۦ يَقُولُونَ إِنْ
أُوتِيتُمْ هَٰذَا فَخُذُوهُ وَإِن لَّمْ تُؤْتَوْهُ فَٱحْذَرُوا۟
وَمَن يُرِدِ ٱللَّهُ فِتْنَتَهُۥ فَلَن تَمْلِكَ لَهُۥ مِنَ
ٱللَّهِ شَيْـًٔا أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ لَمْ يُرِدِ ٱللَّهُ أَن
يُطَهِّرَ قُلُوبَهُمْ لَهُمْ فِى ٱلدُّنْيَا خِزْىٌ وَلَهُمْ
فِى ٱلْءَاخِرَةِ عَذَابٌ عَظِيمٌ ٤١

нив на овој свет има надоместок, а на Ахирет има казна голема.

**42.** Слушаат само лаги многу и кои ненаситнички јадат забранета храна. Па, ако ти дојдат пресуди им или занемари ги. А ако, пак, ги занемариш, тогаш, никогаш во ништо не ќе ти наштетат, а ако им пресудуваш, тогаш, суди меѓу нив праведно. Аллах, навистина, ги љуби праведните!

سَمَّٰعُونَ لِلۡكَذِبِ أَكَّٰلُونَ لِلسُّحۡتِۚ
فَإِن جَآءُوكَ فَٱحۡكُم بَيۡنَهُمۡ أَوۡ أَعۡرِضۡ عَنۡهُمۡۖ
وَإِن تُعۡرِضۡ عَنۡهُمۡ فَلَن يَضُرُّوكَ شَيۡـٔٗاۖ
وَإِنۡ حَكَمۡتَ فَٱحۡكُم بَيۡنَهُم بِٱلۡقِسۡطِۚ
إِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ ٱلۡمُقۡسِطِينَ ٤٢

**43.** И како можат од тебе да бараат да им пресудиш - а кај нив е Тeврат во кого се наоѓа пресудата Аллахова - а потоа ги вртат своите плеќи...та, навистина, се неверници!

وَكَيۡفَ يُحَكِّمُونَكَ وَعِندَهُمُ ٱلتَّوۡرَىٰةُ فِيهَا حُكۡمُ
ٱللَّهِ ثُمَّ يَتَوَلَّوۡنَ مِنۢ بَعۡدِ ذَٰلِكَۚ
وَمَآ أُوْلَٰٓئِكَ بِٱلۡمُؤۡمِنِينَ ٤٣

**44.** Ние, навистина, објавивме Тeврат. Во Него има Патоказ и светлина. Пејгамберите според него им судеа на Евреите кои беа послушни. И рабините и побожните луѓе од кои се бараше да ја чуваат Книгата Аллахова, и за која беа сведоци. Па, не плаши се од луѓето, туку плаши се од Мене. И, тогаш, не продавај ги ајетите Мои за нешто што малку вреди. А оние кои не судат според она што го објави Аллах - та, неверници се!

إِنَّآ أَنزَلۡنَا ٱلتَّوۡرَىٰةَ فِيهَا هُدٗى وَنُورٞۚ يَحۡكُمُ بِهَا
ٱلنَّبِيُّونَ ٱلَّذِينَ أَسۡلَمُواْ لِلَّذِينَ هَادُواْ
وَٱلرَّبَّٰنِيُّونَ وَٱلۡأَحۡبَارُ بِمَا ٱسۡتُحۡفِظُواْ
مِن كِتَٰبِ ٱللَّهِ وَكَانُواْ عَلَيۡهِ شُهَدَآءَۚ فَلَا
تَخۡشَوُاْ ٱلنَّاسَ وَٱخۡشَوۡنِ وَلَا تَشۡتَرُواْ
بِـَٔايَٰتِي ثَمَنٗا قَلِيلٗاۚ وَمَن لَّمۡ يَحۡكُم بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ
فَأُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلۡكَٰفِرُونَ ٤٤

**45.** Ние им пропишавме: живот за живот, уво за уво, око за око, заб за заб а за рана - одмазда. А на оној кој ќе се откаже од одмаздата тоа ќе му биде откуп

وَكَتَبۡنَا عَلَيۡهِمۡ فِيهَآ أَنَّ ٱلنَّفۡسَ بِٱلنَّفۡسِ
وَٱلۡعَيۡنَ بِٱلۡعَيۡنِ وَٱلۡأَنفَ بِٱلۡأَنفِ
وَٱلۡأُذُنَ بِٱلۡأُذُنِ وَٱلسِّنَّ بِٱلسِّنِّ وَٱلۡجُرُوحَ

за гревовите. Оние кои не судат според она што го објави Аллах - та, зулумќари се!

قِصَاصٌۚ فَمَن تَصَدَّقَ بِهِۦ فَهُوَ كَفَّارَةٌ
لَّهُۥۚ وَمَن لَّمۡ يَحۡكُم بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ فَأُوْلَٰٓئِكَ
هُمُ ٱلظَّٰلِمُونَ ٤٥

**46.** По трагите нивни го испративме Иса, синот на Мерјем, Потврда за она што беше меѓу нив од Теврат, и му објавивме Инџил. Во него има Патоказ и Светлина, и Потврда за она што беше меѓу нив од Теврат, Патоказ и Ука за богобојазливите!

وَقَفَّيۡنَا عَلَىٰٓ ءَاثَٰرِهِم بِعِيسَى ٱبۡنِ مَرۡيَمَ مُصَدِّقٗا لِّمَا بَيۡنَ
يَدَيۡهِ مِنَ ٱلتَّوۡرَىٰةِۖ وَءَاتَيۡنَٰهُ ٱلۡإِنجِيلَ فِيهِ هُدٗى
وَنُورٞ وَمُصَدِّقٗا لِّمَا بَيۡنَ يَدَيۡهِ مِنَ ٱلتَّوۡرَىٰةِ وَهُدٗى
وَمَوۡعِظَةٗ لِّلۡمُتَّقِينَ ٤٦

**47.** И следбениците на Инџил нека судат според она што го објави Аллах во него. Оние кои не судат според она што го објави Аллах - та, расипани се!

وَلۡيَحۡكُمۡ أَهۡلُ ٱلۡإِنجِيلِ بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ فِيهِۚ وَمَن لَّمۡ
يَحۡكُم بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ فَأُوْلَٰٓئِكَ
هُمُ ٱلۡفَٰسِقُونَ ٤٧

**48.** И Ние тебе, секако, ти објавивме Книга со вистина, Потврда за Книгата што му се објави и нејзин заштитник. Па, суди меѓу нив според она што го објави Аллах во неа. Па, не следи ги страстите нивни, и не оддалечувај се од вистината која ти дојде. И за сите вас Ние пропишавме закон и пат. Аллах да сакаше ќе ве направеше еден народ. Но, не! Аллах сака да ве испроба за она што Он ви го даде. Еднисодруги, тогаш, предначете во добри дела зашто враќањето на сите вас води до Аллах и Он ќе ве извести за деленицитe ваши!

وَأَنزَلۡنَآ إِلَيۡكَ ٱلۡكِتَٰبَ بِٱلۡحَقِّ مُصَدِّقٗا لِّمَا بَيۡنَ
يَدَيۡهِ مِنَ ٱلۡكِتَٰبِ وَمُهَيۡمِنًا عَلَيۡهِۖ فَٱحۡكُم
بَيۡنَهُم بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُۖ وَلَا تَتَّبِعۡ أَهۡوَآءَهُمۡ عَمَّا
جَآءَكَ مِنَ ٱلۡحَقِّۚ لِكُلّٖ جَعَلۡنَا مِنكُمۡ شِرۡعَةٗ
وَمِنۡهَاجٗاۚ وَلَوۡ شَآءَ ٱللَّهُ لَجَعَلَكُمۡ أُمَّةٗ وَٰحِدَةٗ
وَلَٰكِن لِّيَبۡلُوَكُمۡ فِي مَآ ءَاتَىٰكُمۡۖ فَٱسۡتَبِقُواْ
ٱلۡخَيۡرَٰتِۚ إِلَى ٱللَّهِ مَرۡجِعُكُمۡ جَمِيعٗا
فَيُنَبِّئُكُم بِمَا كُنتُمۡ فِيهِ تَخۡتَلِفُونَ ٤٨

**49.**И суди меѓу луѓето според она што го објави Аллах. Не следи ги страстите нивни, и чувај се да не ти направат сплетка во дел од она што го објави Аллах. А ако ги свртат плеќите - та, знај дека Аллах сака да ги снајде несреќа заради некои од гревовите нивни. Мнозинството од луѓето, навистина, се расипани!

وَأَنِ ٱحۡكُم بَيۡنَهُم بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ وَلَا تَتَّبِعۡ أَهۡوَآءَهُمۡ
وَٱحۡذَرۡهُمۡ أَن يَفۡتِنُوكَ عَنۢ بَعۡضِ مَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ
إِلَيۡكَۖ فَإِن تَوَلَّوۡاْ فَٱعۡلَمۡ أَنَّمَا يُرِيدُ ٱللَّهُ أَن يُصِيبَهُم بِبَعۡضِ
ذُنُوبِهِمۡۗ وَإِنَّ كَثِيرٗا مِّنَ ٱلنَّاسِ لَفَٰسِقُونَ ٤٩

**50.** Судењето ли од џахилијјетот оние го бараат? А кој суди подобро од Аллах за луѓето кои се во верувањето уверени?

أَفَحُكۡمَ ٱلۡجَٰهِلِيَّةِ يَبۡغُونَۚ وَمَنۡ أَحۡسَنُ مِنَ ٱللَّهِ
حُكۡمٗا لِّقَوۡمٖ يُوقِنُونَ ٥٠

**51.** О верници, не земајте ги Евреите и христијаните за заштитници. Оние се еднинадруги заштитници. А оние кои ќе ги земат за заштитници од вас - од нив се, навистина! Аллах, секако, не го упатува народот зулумќарски!

۞ يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ لَا تَتَّخِذُواْ ٱلۡيَهُودَ وَٱلنَّصَٰرَىٰٓ
أَوۡلِيَآءَۘ بَعۡضُهُمۡ أَوۡلِيَآءُ بَعۡضٖۚ وَمَن يَتَوَلَّهُم مِّنكُمۡ فَإِنَّهُۥ
مِنۡهُمۡۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَهۡدِي ٱلۡقَوۡمَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٥١

**52.** Па, ги гледаш, оние кои во срцата свои имаат болештина, како се натпреваруваат во тоа. Зборуваат:"Се плашиме да не ни се сврти несреќа некаква!" А Аллах ќе донесе победа или ќе даде од Себе некаква наредба па ќе осамнат, каејќи се за она што го криеја во душите свои.

فَتَرَى ٱلَّذِينَ فِي قُلُوبِهِم مَّرَضٞ يُسَٰرِعُونَ فِيهِمۡ
يَقُولُونَ نَخۡشَىٰٓ أَن تُصِيبَنَا دَآئِرَةٞۚ فَعَسَى ٱللَّهُ أَن يَأۡتِيَ
بِٱلۡفَتۡحِ أَوۡ أَمۡرٖ مِّنۡ عِندِهِۦ فَيُصۡبِحُواْ عَلَىٰ مَآ أَسَرُّواْ
فِيٓ أَنفُسِهِمۡ نَٰدِمِينَ ٥٢

**53.** А верниците, пак, ќе речат: " Оние ли се кои се колнеа во Аллах со тешка заклетва своја дека

وَيَقُولُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْ أَهَٰٓؤُلَآءِ ٱلَّذِينَ أَقۡسَمُواْ بِٱللَّهِ
جَهۡدَ أَيۡمَٰنِهِمۡ إِنَّهُمۡ لَمَعَكُمۡۚ حَبِطَتۡ أَعۡمَٰلُهُمۡ

се, навистина, со вас. Делата нивни ќе пропаднат и, тогаш, ќе осамнат поразени!

فَأَصْبَحُوا۟ خَٰسِرِينَ ٥٣

**54.** О верници, оној од вас кој ќе отстапи од верата своја - та, Аллах ќе донесе народ што Он го љуби, и што оние го љубат: кон верниците ќе бидат милостиви, а кон неверниците ќе бидат груби; се борат на Аллаховиот пат и нема да се плашат од каков било укор на укорувачите. Ете, тоа е добрината Аллахова која ја дава со посак Свој. Аллах е Неизмерен и Зналец!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ مَن يَرْتَدَّ مِنكُمْ عَن دِينِهِۦ فَسَوْفَ
يَأْتِى ٱللَّهُ بِقَوْمٍ يُحِبُّهُمْ وَيُحِبُّونَهُۥٓ أَذِلَّةٍ عَلَى ٱلْمُؤْمِنِينَ
أَعِزَّةٍ عَلَى ٱلْكَٰفِرِينَ يُجَٰهِدُونَ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ وَلَا
يَخَافُونَ لَوْمَةَ لَآئِمٍ ذَٰلِكَ فَضْلُ ٱللَّهِ يُؤْتِيهِ مَن يَشَآءُ
وَٱللَّهُ وَٰسِعٌ عَلِيمٌ ٥٤

**55.** Заштитникот ваш, навистина, е Аллах и пејгамберот Негов и оние кои веруваат и кои намаз извршуваат и кои зекат даваат. Овие се, токму, поклониците!

إِنَّمَا وَلِيُّكُمُ ٱللَّهُ وَرَسُولُهُۥ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱلَّذِينَ يُقِيمُونَ
ٱلصَّلَوٰةَ وَيُؤْتُونَ ٱلزَّكَوٰةَ وَهُمْ رَٰكِعُونَ ٥٥

**56.** Оној кој ќе ги земе за заштитници Аллаха и пејгамберот Негов и оние кои веруваат - та, Аллаховата дружина ќе победи!

وَمَن يَتَوَلَّ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ فَإِنَّ حِزْبَ ٱللَّهِ
هُمُ ٱلْغَٰلِبُونَ ٥٦

**57.** О верници, не земајте ги за заштитници оние кои ја земаат верата ваша за игра, исмевање на оние на кои им беше дадена Книгата пред вас и на неверниците. Плашете се од Аллах ако сте верници!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَتَّخِذُوا۟ ٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُوا۟ دِينَكُمْ هُزُوًا
وَلَعِبًا مِّنَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ مِن قَبْلِكُمْ وَٱلْكُفَّارَ
أَوْلِيَآءَ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ٥٧

**58.** И кога повикувате кон намаз - тоа го земаат за игра и исмевање. Ова е заради тоа што се луѓе кои не сфаќаат!

وَإِذَا نَادَيْتُمْ إِلَى ٱلصَّلَوٰةِ ٱتَّخَذُوهَا هُزُوًا وَلَعِبًا ۚ ذَٰلِكَ
بِأَنَّهُمْ قَوْمٌ لَّا يَعْقِلُونَ ﴿٥٨﴾

**59.** Кажи:“О следбеници на Книгата, зарем ќе ни приговарате затоа што веруваме во Аллах и во она што е објавено порано?” А мнозинството од вас се расипани!

قُلْ يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ هَلْ تَنقِمُونَ مِنَّآ إِلَّآ أَنْ ءَامَنَّا بِٱللَّهِ
وَمَآ أُنزِلَ إِلَيْنَا وَمَآ أُنزِلَ مِن قَبْلُ وَأَنَّ أَكْثَرَكُمْ
فَٰسِقُونَ ﴿٥٩﴾

**60.** Кажи:“Да ве известам ли за она што е полошо од тоа за што ќе се има казна кај Аллах? Оние врз кои ќе се исипа проклетството и лутината Аллахова, оние од кои направи мајмуни и свињи, и кои го обожаваат Шејтанот нив ги чека најлошо место, и скршнаа најдалеку по лошиот пат.”

قُلْ هَلْ أُنَبِّئُكُم بِشَرٍّ مِّن ذَٰلِكَ مَثُوبَةً عِندَ ٱللَّهِ ۚ مَن لَّعَنَهُ
ٱللَّهُ وَغَضِبَ عَلَيْهِ وَجَعَلَ مِنْهُمُ ٱلْقِرَدَةَ وَٱلْخَنَازِيرَ
وَعَبَدَ ٱلطَّٰغُوتَ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ شَرٌّ مَّكَانًا وَأَضَلُّ عَن سَوَآءِ
ٱلسَّبِيلِ ﴿٦٠﴾

**61.** А кога ќе ви дојдат, зборуваат: “Ние веруваме” - но оние влегуваат со неверство и излегуваат со неверство. А Аллах најдобро го знае она што го кријат!

وَإِذَا جَآءُوكُمْ قَالُوٓا۟ ءَامَنَّا وَقَد دَّخَلُوا۟ بِٱلْكُفْرِ وَهُمْ
قَدْ خَرَجُوا۟ بِهِۦ ۚ وَٱللَّهُ أَعْلَمُ بِمَا كَانُوا۟ يَكْتُمُونَ ﴿٦١﴾

**62.** Ги гледаш многу од нив како се натпреваруваат и во грев и во непријателство и кои го јадат она што им е забрането. Е, само колку е лошо она што го правеа!

وَتَرَىٰ كَثِيرًا مِّنْهُمْ يُسَٰرِعُونَ فِى ٱلْإِثْمِ وَٱلْعُدْوَٰنِ
وَأَكْلِهِمُ ٱلسُّحْتَ ۚ لَبِئْسَ مَا كَانُوا۟ يَعْمَلُونَ ﴿٦٢﴾

**63.** Зошто рабините и побожните луѓе не ги одвраќаа од нивното зборување, грев и јадење од она што е забрането. Е, само колку е лошо она што го правеа!

لَوْلَا يَنْهَىٰهُمُ ٱلرَّبَّٰنِيُّونَ وَٱلْأَحْبَارُ عَن قَوْلِهِمُ
ٱلْإِثْمَ وَأَكْلِهِمُ ٱلسُّحْتَ ۚ لَبِئْسَ مَا كَانُوا۟
يَصْنَعُونَ ﴿٦٣﴾

**64.** Евреите зборуваат: “Раката Аллахова е стисната!” Стиснати се рацете нивни и нека бидат проклети за она што го зборуваат. И двете раце Негови се отворени. Он снабдува како што сака. И она што ти се објавува од Господарот твој кај многумина од нив ќе го засили насилството и неверувањето. И меѓу нив Ние уфрливме и непријателство и омраза до Денот суден. И секогаш кога ќе запалат оган за војна Аллах го гасне. На земјава настојуваат да прават безредие. А Аллах не ги љуби безредниците!

وَقَالَتِ ٱلْيَهُودُ يَدُ ٱللَّهِ مَغْلُولَةٌ ۚ غُلَّتْ أَيْدِيهِمْ وَلُعِنُوا۟
بِمَا قَالُوا۟ ۘ بَلْ يَدَاهُ مَبْسُوطَتَانِ يُنفِقُ كَيْفَ يَشَآءُ ۚ
وَلَيَزِيدَنَّ كَثِيرًا مِّنْهُم مَّآ أُنزِلَ إِلَيْكَ مِن رَّبِّكَ طُغْيَٰنًا
وَكُفْرًا ۚ وَأَلْقَيْنَا بَيْنَهُمُ ٱلْعَدَٰوَةَ وَٱلْبَغْضَآءَ إِلَىٰ يَوْمِ
ٱلْقِيَٰمَةِ ۚ كُلَّمَآ أَوْقَدُوا۟ نَارًا لِّلْحَرْبِ أَطْفَأَهَا ٱللَّهُ ۚ
وَيَسْعَوْنَ فِى ٱلْأَرْضِ فَسَادًا ۚ وَٱللَّهُ لَا يُحِبُّ
ٱلْمُفْسِدِينَ ﴿٦٤﴾

**65.** А, ако Следбениците на Книгата веруваат и ако се плашат Ние ќе ги отстраниме од нив злите дела и ќе ги воведеме во бавчите џеннетски благословени!

وَلَوْ أَنَّ أَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ ءَامَنُوا۟ وَٱتَّقَوْا۟
لَكَفَّرْنَا عَنْهُمْ سَيِّـَٔاتِهِمْ وَلَأَدْخَلْنَٰهُمْ جَنَّٰتِ
ٱلنَّعِيمِ ﴿٦٥﴾

**66.** Да се придржуваа кон Теврат и Инџил и кон она што им е објавено од Господарот нивни сигурно би имале што да јадат од она што е над нив и од она што е под нив, навистина! Меѓу

وَلَوْ أَنَّهُمْ أَقَامُوا۟ ٱلتَّوْرَىٰةَ وَٱلْإِنجِيلَ وَمَآ أُنزِلَ إِلَيْهِم
مِّن رَّبِّهِمْ لَأَكَلُوا۟ مِن فَوْقِهِمْ وَمِن تَحْتِ
أَرْجُلِهِم ۚ مِّنْهُمْ أُمَّةٌ مُّقْتَصِدَةٌ ۖ وَكَثِيرٌ مِّنْهُمْ
سَآءَ مَا يَعْمَلُونَ ﴿٦٦﴾

нив има умерена заедница. Но, она што многу од нив го работат е лошо.

**67.** О пејгамберу, кажувај го она што ти е објавено од Господарот твој. Ако тоа не го направиш, не си го известил посланието Негово. Аллах те чува од луѓето. Аллах, навистина, не го упатува народотневернички!

۞ يَٰٓأَيُّهَا ٱلرَّسُولُ بَلِّغۡ مَآ أُنزِلَ إِلَيۡكَ مِن رَّبِّكَۖ
وَإِن لَّمۡ تَفۡعَلۡ فَمَا بَلَّغۡتَ رِسَالَتَهُۥۚ وَٱللَّهُ يَعۡصِمُكَ
مِنَ ٱلنَّاسِۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَهۡدِي ٱلۡقَوۡمَ ٱلۡكَٰفِرِينَ ٦٧

**68.** Кажи:“О следбеници на Книгата, вие не сте ништо додека не се придржувате кон Теврат и кон Инџил и кон она што ви е објавено од Господарот ваш. Она што е објавено од Господарот твој ќе го засили сигурно, кај многу од нив, насилството и неверувањето, но, тогаш, не задавај си грижа за народот невернички!

قُلۡ يَٰٓأَهۡلَ ٱلۡكِتَٰبِ لَسۡتُمۡ عَلَىٰ شَيۡءٍ حَتَّىٰ تُقِيمُواْ
ٱلتَّوۡرَىٰةَ وَٱلۡإِنجِيلَ وَمَآ أُنزِلَ إِلَيۡكُم مِّن رَّبِّكُمۡۗ
وَلَيَزِيدَنَّ كَثِيرٗا مِّنۡهُم مَّآ أُنزِلَ إِلَيۡكَ مِن رَّبِّكَ
طُغۡيَٰنٗا وَكُفۡرٗاۖ فَلَا تَأۡسَ عَلَى ٱلۡقَوۡمِ ٱلۡكَٰفِرِينَ ٦٨

**69.** Оние кои веруваа и кои станаа Евреи и Сабејци и христијани... кои веруваа во Аллах и во Денот суден и кои работеа добри дела - та, не ќе стравуваат и не ќе тагуваат!

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَٱلَّذِينَ هَادُواْ وَٱلصَّٰبِـُٔونَ
وَٱلنَّصَٰرَىٰ مَنۡ ءَامَنَ بِٱللَّهِ وَٱلۡيَوۡمِ ٱلۡأٓخِرِ وَعَمِلَ
صَٰلِحٗا فَلَا خَوۡفٌ عَلَيۡهِمۡ وَلَا هُمۡ يَحۡزَنُونَ ٦٩

**70.** И Ние веќе го прифативме Договорот од синовите Израилови и им испраќавме пејгамбери. И секојпат кога им доаѓаше

لَقَدۡ أَخَذۡنَا مِيثَٰقَ بَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ وَأَرۡسَلۡنَآ
إِلَيۡهِمۡ رُسُلٗاۖ كُلَّمَا جَآءَهُمۡ رَسُولُۢ بِمَا لَا تَهۡوَىٰٓ
أَنفُسُهُمۡ فَرِيقٗا كَذَّبُواْ وَفَرِيقٗا يَقۡتُلُونَ ٧٠

пејгамбер со она што не им се беендисуваше на желбите нивни... врз едни лага фрлаа, а другите, пак, ги убиваа.

71. Мислеа дека нема да има искушение; па, беа и слепи и глуви. Потоа Аллах им прости. И многу од нив, по тоа, беа и слепи и глуви. Аллах го гледа она што го работат.

وَحَسِبُوٓا۟ أَلَّا تَكُونَ فِتْنَةٌ فَعَمُوا۟ وَصَمُّوا۟ ثُمَّ
تَابَ ٱللَّهُ عَلَيْهِمْ ثُمَّ عَمُوا۟ وَصَمُّوا۟ كَثِيرٌ
مِّنْهُمْ ۚ وَٱللَّهُ بَصِيرٌۢ بِمَا يَعْمَلُونَ ﴿٧١﴾

72. Сосем не веруваа оние кои зборуваа:“Аллах, навистина, е Месих, синот на Мерјем.” А Месих зборуваше: “О синови Израилови, обожавајте го Аллаха – Господаротмој и Господарот ваш! На оној кој ќе Му припише здруженик, Аллах му го забрани Џеннетот и престојувалиштето негово е - огнот! Зулумќарите немаат поддржници никакви!

لَقَدْ كَفَرَ ٱلَّذِينَ قَالُوٓا۟ إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ
ٱلْمَسِيحُ ٱبْنُ مَرْيَمَ ۖ وَقَالَ ٱلْمَسِيحُ يَٰبَنِىٓ
إِسْرَٰٓءِيلَ ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ رَبِّى وَرَبَّكُمْ ۖ إِنَّهُۥ مَن
يُشْرِكْ بِٱللَّهِ فَقَدْ حَرَّمَ ٱللَّهُ عَلَيْهِ ٱلْجَنَّةَ وَمَأْوَىٰهُ
ٱلنَّارُ ۖ وَمَا لِلظَّٰلِمِينَ مِنْ أَنصَارٍ ﴿٧٢﴾

73. Сосем не веруваа оние кои зборуваа:“Аллах е еден од тројцата.” Нема друг бог освен еден Бог. А ако не престанат со она што го зборуваат - оние кои не веруваат од нив - за нив ќе има казна болна.

لَّقَدْ كَفَرَ ٱلَّذِينَ قَالُوٓا۟ إِنَّ ٱللَّهَ ثَالِثُ ثَلَٰثَةٍ ۘ
وَمَا مِنْ إِلَٰهٍ إِلَّآ إِلَٰهٌ وَٰحِدٌ ۚ وَإِن لَّمْ يَنتَهُوا۟ عَمَّا
يَقُولُونَ لَيَمَسَّنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِنْهُمْ
عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿٧٣﴾

74. Не се кајат ли и не бараат ли прошка од Него? А Аллах е Простувач и Сомилосен!

أَفَلَا يَتُوبُونَ إِلَى ٱللَّهِ وَيَسْتَغْفِرُونَهُۥ ۚ
وَٱللَّهُ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿٧٤﴾

**75.** Месих, синот на Мерјем, е само пејгамбер. И пред него поминаа пејгамбери многу. А мајката негова беше искрена. И двајцата беа јаделе храна. И погледни како Ние им ги објаснуваме знаменијата; потоа погледни како кинисуваат!

مَا ٱلْمَسِيحُ ٱبْنُ مَرْيَمَ إِلَّا رَسُولٌ قَدْ خَلَتْ
مِن قَبْلِهِ ٱلرُّسُلُ وَأُمُّهُۥ صِدِّيقَةٌ كَانَا
يَأْكُلَانِ ٱلطَّعَامَ ٱنظُرْ كَيْفَ نُبَيِّنُ
لَهُمُ ٱلْـَٔايَٰتِ ثُمَّ ٱنظُرْ أَنَّىٰ
يُؤْفَكُونَ ٧٥

**76.** Кажи:“Зарем обожавате друг освен Аллах кој не може да ви донесе ни штета ни корист?” Аллах е Слушач и Зналец

قُلْ أَتَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ مَا لَا يَمْلِكُ
لَكُمْ ضَرًّا وَلَا نَفْعًا وَٱللَّهُ هُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْعَلِيمُ ٧٦

77. О Следбеници на Книгата, не претерувајте во верата ваша, бесправно! И не следете ги желбите на народите кои веќе порано скршнаа, а многу натераа да скршнат: и скршнаа најдалеку по лошиот пат.

قُلْ يَٰٓأَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ لَا تَغْلُوا۟ فِى دِينِكُمْ
غَيْرَ ٱلْحَقِّ وَلَا تَتَّبِعُوٓا۟ أَهْوَآءَ قَوْمٍ قَدْ
ضَلُّوا۟ مِن قَبْلُ وَأَضَلُّوا۟ كَثِيرًا وَضَلُّوا۟
عَن سَوَآءِ ٱلسَّبِيلِ ٧٧

**78.** Оние синови Израилови кои не веруваа беа проколнети и од Давуд и од Иса, синот на Мерјем. Ете, тоа заради непослушноста нивна и претерувањето нивно:

لُعِنَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِنۢ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ
عَلَىٰ لِسَانِ دَاوُۥدَ وَعِيسَى ٱبْنِ مَرْيَمَ
ذَٰلِكَ بِمَا عَصَوا۟ وَّكَانُوا۟ يَعْتَدُونَ ٧٨

**79.** не престануваа во злото кое го правеа еднисодруги. Е, само колку е лошо она што го работеа!

كَانُوا۟ لَا يَتَنَاهَوْنَ عَن مُّنكَرٍ
فَعَلُوهُ لَبِئْسَ مَا كَانُوا۟ يَفْعَلُونَ ٧٩

**80.** Ти многу од нив ги гледаш како пријателуваат еднисодруги со неверниците. Е, само колку е лошо она што го подготвуваат

تَرَىٰ كَثِيرًا مِّنْهُمْ يَتَوَلَّوْنَ
ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ لَبِئْسَ مَا قَدَّمَتْ لَهُمْ أَنفُسُهُمْ
أَن سَخِطَ ٱللَّهُ عَلَيْهِمْ وَفِى ٱلْعَذَابِ

هُمْ خَٰلِدُونَ ﴿٨٠﴾

за себеси! Да се исипа врз нив Аллаховиот разгнев и во казната за навек да останат!

وَلَوْ كَانُوا يُؤْمِنُونَ بِاللَّهِ وَالنَّبِيِّ وَمَا أُنزِلَ إِلَيْهِ مَا اتَّخَذُوهُمْ أَوْلِيَاءَ وَلَٰكِنَّ كَثِيرًا مِّنْهُمْ فَاسِقُونَ ﴿٨١﴾

**81.** Ако веруваа во Аллах и во пејгамберот и во она што им е објавено - нив не ќе ги земаа за заштитници. Но, мнозинството од нив се расипани!

۞ لَتَجِدَنَّ أَشَدَّ النَّاسِ عَدَاوَةً لِّلَّذِينَ آمَنُوا الْيَهُودَ وَالَّذِينَ أَشْرَكُوا ۖ وَلَتَجِدَنَّ أَقْرَبَهُم مَّوَدَّةً لِّلَّذِينَ آمَنُوا الَّذِينَ قَالُوا إِنَّا نَصَارَىٰ ۚ ذَٰلِكَ بِأَنَّ مِنْهُمْ قِسِّيسِينَ وَرُهْبَانًا وَأَنَّهُمْ لَا يَسْتَكْبِرُونَ ﴿٨٢﴾

**82.** Сигурно е дека ќе најдеш меѓу луѓето со најсилно непријателство кон оние кои веруваат, Евреите и оние кои на Аллах здруженик му припишуваа, а сигурно е дека ќе најдеш од оние кои веруваат најблиски пријатели, оние кои зборуваа: “Ние сме христијани!” Тоа, ете што меѓу нив има свештеници и монаси кои, навистина, не се дуваат!

وَإِذَا سَمِعُوا مَا أُنزِلَ إِلَى الرَّسُولِ تَرَىٰ أَعْيُنَهُمْ تَفِيضُ مِنَ الدَّمْعِ مِمَّا عَرَفُوا مِنَ الْحَقِّ ۖ يَقُولُونَ رَبَّنَا آمَنَّا فَاكْتُبْنَا مَعَ الشَّاهِدِينَ ﴿٨٣﴾

**83.** И кога го слушаат она што е објавено до пејгамберот ги гледаш како нивните очи ронат солзи заради некои познавања нивни на Вистината. Зборуваат: “Господаре наш, ние веруваме и, тогаш, запиши нѐ меѓу сведоците!”

وَمَا لَنَا لَا نُؤْمِنُ بِاللَّهِ وَمَا جَاءَنَا مِنَ الْحَقِّ وَنَطْمَعُ أَن يُدْخِلَنَا رَبُّنَا مَعَ الْقَوْمِ الصَّالِحِينَ ﴿٨٤﴾

**84.** Зошто да не веруваме во Аллах и во Вистината која ни доаѓа бидејќи тежнееме, Господаре наш, да нѐ вброиш меѓу добрите.

**85.** Па, Аллах ќе ги награди за она што го зборуваа со бавчите џеннетски низ кои реки течат и во нив за навек ќе останат. Ете, тоа е награда за доброчинителите!

فَأَثَٰبَهُمُ ٱللَّهُ بِمَا قَالُواْ جَنَّٰتٖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهَا
ٱلۡأَنۡهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَاۚ وَذَٰلِكَ جَزَآءُ
ٱلۡمُحۡسِنِينَ ٨٥

**86.** А оние кои не веруваат и кои лага фрлаат врз ајетите Наши се - жители џехеннемски!

وَٱلَّذِينَ كَفَرُواْ وَكَذَّبُواْ بِـَٔايَٰتِنَآ أُوْلَٰٓئِكَ
أَصۡحَٰبُ ٱلۡجَحِيمِ ٨٦

**87.** О верници, не забранувајте ги добрата кои Аллах ви ги дозволи и не претерувајте, Аллах, навистина, не ги љуби претерувачите!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ لَا تُحَرِّمُواْ طَيِّبَٰتِ مَآ أَحَلَّ
ٱللَّهُ لَكُمۡ وَلَا تَعۡتَدُوٓاْۚ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يُحِبُّ
ٱلۡمُعۡتَدِينَ ٨٧

**88.** И јадете од нафаката Аллахова кон вас, халал чиста храна, и плашете се од Аллах во кого вие, токму, верувате!

وَكُلُواْ مِمَّا رَزَقَكُمُ ٱللَّهُ حَلَٰلٗا طَيِّبٗاۚ وَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ
ٱلَّذِيٓ أَنتُم بِهِۦ مُؤۡمِنُونَ ٨٨

**89.** Аллах не ве казнува за вашите ненамерни заклетви, но ве казнува за вашите намерни заклетви. Откуп за ова е да се нахранат десет сиромаси со она со што вие нормално ги храните семејствата ваши, или да ги облечете или роб да ослободите. Ако некој нема, тогаш, нека пости три дена. Ова е откуп за заклетвите ваши кога ќе се заколнете. Па, тогаш, чувајте ги заклетвите ваши. Ете, така Аллах ви ги објаснува ајетите Свои за да бидете благодарни.

لَا يُؤَاخِذُكُمُ ٱللَّهُ بِٱللَّغۡوِ فِيٓ أَيۡمَٰنِكُمۡ وَلَٰكِن
يُؤَاخِذُكُم بِمَا عَقَّدتُّمُ ٱلۡأَيۡمَٰنَۖ فَكَفَّٰرَتُهُۥٓ
إِطۡعَامُ عَشَرَةِ مَسَٰكِينَ مِنۡ أَوۡسَطِ مَا تُطۡعِمُونَ
أَهۡلِيكُمۡ أَوۡ كِسۡوَتُهُمۡ أَوۡ تَحۡرِيرُ رَقَبَةٖۖ فَمَن لَّمۡ يَجِدۡ
فَصِيَامُ ثَلَٰثَةِ أَيَّامٖۚ ذَٰلِكَ كَفَّٰرَةُ أَيۡمَٰنِكُمۡ
إِذَا حَلَفۡتُمۡۚ وَٱحۡفَظُوٓاْ أَيۡمَٰنَكُمۡۚ كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ
ٱللَّهُ لَكُمۡ ءَايَٰتِهِۦ لَعَلَّكُمۡ تَشۡكُرُونَ ٨٩

**90.** О верници, вино, хазардна игра, кумири и гатање на стрелички се лоша постапка шејтанова, навистина! Избегнувајте го, тогаш, Шејтанот за да бидете спасени!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْ إِنَّمَا ٱلۡخَمۡرُ وَٱلۡمَيۡسِرُ وَٱلۡأَنصَابُ
وَٱلۡأَزۡلَٰمُ رِجۡسٞ مِّنۡ عَمَلِ ٱلشَّيۡطَٰنِ فَٱجۡتَنِبُوهُ لَعَلَّكُمۡ
تُفۡلِحُونَ ٩٠

**91.** Да, Шејтанот посакува да уфрли меѓу вас непријателство и омраза. И со виното и со хазардната игра сака да ве оддалечи од споменувањето на Аллах и од намазот. Па, нема ли да престанете!

إِنَّمَا يُرِيدُ ٱلشَّيۡطَٰنُ أَن يُوقِعَ بَيۡنَكُمُ ٱلۡعَدَٰوَةَ
وَٱلۡبَغۡضَآءَ فِي ٱلۡخَمۡرِ وَٱلۡمَيۡسِرِ وَيَصُدَّكُمۡ عَن ذِكۡرِ ٱللَّهِ
وَعَنِ ٱلصَّلَوٰةِۖ فَهَلۡ أَنتُم مُّنتَهُونَ ٩١

**92.** И бидете послушни и на Аллах и на пејгамберот; бидете претпазливи! А ако ги свртите плеќите знајте дека, навистина, пејгамберот Наш е задолжен само да извести јасно!

وَأَطِيعُواْ ٱللَّهَ وَأَطِيعُواْ ٱلرَّسُولَ وَٱحۡذَرُواْۚ فَإِن تَوَلَّيۡتُمۡ
فَٱعۡلَمُوٓاْ أَنَّمَا عَلَىٰ رَسُولِنَا ٱلۡبَلَٰغُ ٱلۡمُبِينُ ٩٢

**93.** Оние кои веруваа и кои работеа добри дела немаат грев во она што го јадеа зашто и се плашеа, и веруваа, и добро работеа. А Аллах ги љуби доброчинителите!

لَيۡسَ عَلَى ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
جُنَاحٞ فِيمَا طَعِمُوٓاْ إِذَا مَا ٱتَّقَواْ وَّءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ
ٱلصَّٰلِحَٰتِ ثُمَّ ٱتَّقَواْ وَّءَامَنُواْ ثُمَّ ٱتَّقَواْ وَّأَحۡسَنُواْۚ
وَٱللَّهُ يُحِبُّ ٱلۡمُحۡسِنِينَ ٩٣

**94.** О верници, Аллах ќе ве искуша, сосем сигурно и со дивеч кој е на дофат на рацете ваши и копјата ваши, за Аллах да испита кој се плаши од Него скришно. А кој ќе претера по тоа - та, болна казна ќе има!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ لَيَبۡلُوَنَّكُمُ ٱللَّهُ بِشَيۡءٖ مِّنَ ٱلصَّيۡدِ
تَنَالُهُۥٓ أَيۡدِيكُمۡ وَرِمَاحُكُمۡ لِيَعۡلَمَ ٱللَّهُ مَن يَخَافُهُۥ
بِٱلۡغَيۡبِۚ فَمَنِ ٱعۡتَدَىٰ بَعۡدَ ذَٰلِكَ فَلَهُۥ عَذَابٌ أَلِيمٞ ٩٤

**95.** О верници, не убивајте дивеч додека сте во ихрами. Оној од вас кој ќе убие намерно надоместокот за тоа е еднаков на убиеното: домашно животно за кое ќе посведочат двојца праведни од вас, и кое ќе се подари како Курбан на Каба, или откуп со нахранување сиромаси или со постење еднакво на тоа за да се искуси последицата на постапката таква. А Аллах прости за она што помина. А кој ќе се врати на тоа Аллах ќе ја затегне строгоста. Аллах е Силен и Строг!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ لَا تَقۡتُلُواْ ٱلصَّيۡدَ وَأَنتُمۡ حُرُمٌۚ وَمَن
قَتَلَهُۥ مِنكُم مُّتَعَمِّدٗا فَجَزَآءٞ مِّثۡلُ مَا قَتَلَ مِنَ ٱلنَّعَمِ
يَحۡكُمُ بِهِۦ ذَوَا عَدۡلٖ مِّنكُمۡ هَدۡيَۢا بَٰلِغَ ٱلۡكَعۡبَةِ
أَوۡ كَفَّٰرَةٞ طَعَامُ مَسَٰكِينَ أَوۡ عَدۡلُ ذَٰلِكَ صِيَامٗا
لِّيَذُوقَ وَبَالَ أَمۡرِهِۦۗ عَفَا ٱللَّهُ عَمَّا سَلَفَۚ وَمَنۡ عَادَ
فَيَنتَقِمُ ٱللَّهُ مِنۡهُۚ وَٱللَّهُ عَزِيزٞ ذُو ٱنتِقَامٍ ﴿٩٥﴾

**96.** Халал ви е ловот во море и неговата храна што е сопственост ваша, вам и на сиот караван. Но, харам ви е ловот на земја за сето време додека сте во ихрам. Плашете се од Аллах зашто кај Него ќе се зберете!

أُحِلَّ لَكُمۡ صَيۡدُ ٱلۡبَحۡرِ وَطَعَامُهُۥ مَتَٰعٗا لَّكُمۡ
وَلِلسَّيَّارَةِۖ وَحُرِّمَ عَلَيۡكُمۡ صَيۡدُ ٱلۡبَرِّ مَا دُمۡتُمۡ حُرُمٗاۗ
وَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ ٱلَّذِيٓ إِلَيۡهِ تُحۡشَرُونَ ﴿٩٦﴾

**97.** Аллах ја определи Каба за Света куќа, место каде што луѓето ќе стојат, и свет месец, и определи курбани со ѓердани украсени. Ете, тоа за да знаете дека Аллах, секако, го знае и она што е на небесата и она што е на Земјата. Аллах, навистина, знае сѐ!

۞ جَعَلَ ٱللَّهُ ٱلۡكَعۡبَةَ ٱلۡبَيۡتَ ٱلۡحَرَامَ قِيَٰمٗا
لِّلنَّاسِ وَٱلشَّهۡرَ ٱلۡحَرَامَ وَٱلۡهَدۡيَ وَٱلۡقَلَٰٓئِدَۚ ذَٰلِكَ
لِتَعۡلَمُوٓاْ أَنَّ ٱللَّهَ يَعۡلَمُ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي
ٱلۡأَرۡضِ وَأَنَّ ٱللَّهَ بِكُلِّ شَيۡءٍ عَلِيمٌ ﴿٩٧﴾

**98.** Знајте дека Аллах, секако, е Силен Казнувач и дека Аллах, е Простувач и Сомилосен!

ٱعۡلَمُوٓاْ أَنَّ ٱللَّهَ شَدِيدُ ٱلۡعِقَابِ وَأَنَّ ٱللَّهَ
غَفُورٞ رَّحِيمٞ ﴿٩٨﴾

**99.** Пејгамберот е задолжен само да извести. А Аллах го знае и она што го обелоденувате и она што го криете!

مَّا عَلَى ٱلرَّسُولِ إِلَّا ٱلْبَلَٰغُ وَٱللَّهُ يَعْلَمُ مَا تُبْدُونَ
وَمَا تَكْتُمُونَ ﴿٩٩﴾

**100.** Кажи:“Злото и доброто не се еднакви. Ако те вчудоневидува повеќето зло - та, плашете се од Аллах, о вие со разбир надарени, за да бидете спасени!”

قُل لَّا يَسْتَوِى ٱلْخَبِيثُ وَٱلطَّيِّبُ وَلَوْ أَعْجَبَكَ
كَثْرَةُ ٱلْخَبِيثِ فَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ يَٰٓأُو۟لِى ٱلْأَلْبَٰبِ
لَعَلَّكُمْ تُفْلِحُونَ ﴿١٠٠﴾

**101.** О верници, не поставувајте прашања за оние работи кои, ако ви се обелоденат, бидува полошо за вас. А ако поставувате прашања за нив, додека се објавува Кур’анот, ви се објаснуваат. Она од порано ви се прости. Аллах е Простувач и Благ!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَسْـَٔلُوا۟ عَنْ أَشْيَآءَ
إِن تُبْدَ لَكُمْ تَسُؤْكُمْ وَإِن تَسْـَٔلُوا۟ عَنْهَا حِينَ يُنَزَّلُ
ٱلْقُرْءَانُ تُبْدَ لَكُمْ عَفَا ٱللَّهُ عَنْهَا وَٱللَّهُ
غَفُورٌ حَلِيمٌ ﴿١٠١﴾

**102.** За нив веќе прашуваа и луѓето кои беа пред вас, а потоа осамнуваа како неверници.

قَدْ سَأَلَهَا قَوْمٌ مِّن قَبْلِكُمْ ثُمَّ أَصْبَحُوا۟
بِهَا كَٰفِرِينَ ﴿١٠٢﴾

**103.** Аллах не определи ниту да се сечат ушите од камилата која донела на свет пет новороденчиња, ниту да се ослободи во име на некој кумир, ниту да се жртвуваат овци кои донеле на свет петпати близначиња, или пак камилата која петпати донела на свет машко. Но, оние кои не веруваат фрлаат лага врз Аллах. А мнозинството од нив не сфаќаат.

مَا جَعَلَ ٱللَّهُ مِنۢ بَحِيرَةٍ وَلَا سَآئِبَةٍ وَلَا وَصِيلَةٍ
وَلَا حَامٍ وَلَٰكِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ يَفْتَرُونَ عَلَى ٱللَّهِ
ٱلْكَذِبَ وَأَكْثَرُهُمْ لَا يَعْقِلُونَ ﴿١٠٣﴾

**104.** И кога ќе им се рече: “Свртете се кон она што го објави Аллах и кон пејгамберот”, велат:“Доволно е тоа што ги најдовме кај предците наши.” Зарем и тогаш кога нивните предци не знаеја ништо и не упатуваа!?

وَإِذَا قِيلَ لَهُمْ تَعَالَوْا إِلَىٰ مَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ وَإِلَى
ٱلرَّسُولِ قَالُوا۟ حَسْبُنَا مَا وَجَدْنَا عَلَيْهِ ءَابَآءَنَآ ۚ
أَوَلَوْ كَانَ ءَابَآؤُهُمْ لَا يَعْلَمُونَ شَيْـًٔا
وَلَا يَهْتَدُونَ ﴿١٠٤﴾

**105.** О верници, внимавајте на самите себеси. Не ќе ви наштети, кога сте упатени, оној кој скршнал во заблуда. Прибежиштето на сите вас е - кон Аллах! Па, ќе ве извести за она што го работевте.

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ عَلَيْكُمْ أَنفُسَكُمْ ۖ لَا يَضُرُّكُم
مَّن ضَلَّ إِذَا ٱهْتَدَيْتُمْ ۚ إِلَى ٱللَّهِ مَرْجِعُكُمْ جَمِيعًا
فَيُنَبِّئُكُم بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿١٠٥﴾

**106.** О верници, кога некому од вас ќе му се приближи смртта нека двајца од вас, праведни, посведочат, кога се остава васиет, или двајца, освен вас, ако сте на пат, доколку усетите дека ќе ве снајде смрт. Задржете ги, тогаш, по намазот, ако во нив се сомневате, да се заколнат во Аллах:“Ние заклетвата нема да ја продадеме за никаква цена, па било да се работи за роднина, и нема да го криеме сведочењето Аллахово зашто тогаш, навистина, би биле меѓу грешниците!”

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ شَهَـٰدَةُ بَيْنِكُمْ إِذَا حَضَرَ
أَحَدَكُمُ ٱلْمَوْتُ حِينَ ٱلْوَصِيَّةِ ٱثْنَانِ ذَوَا عَدْلٍ
مِّنكُمْ أَوْ ءَاخَرَانِ مِنْ غَيْرِكُمْ إِنْ أَنتُمْ ضَرَبْتُمْ فِى
ٱلْأَرْضِ فَأَصَـٰبَتْكُم مُّصِيبَةُ ٱلْمَوْتِ ۚ تَحْبِسُونَهُمَا
مِنۢ بَعْدِ ٱلصَّلَوٰةِ فَيُقْسِمَانِ بِٱللَّهِ إِنِ ٱرْتَبْتُمْ
لَا نَشْتَرِى بِهِۦ ثَمَنًا وَلَوْ كَانَ ذَا قُرْبَىٰ ۙ وَلَا نَكْتُمُ
شَهَـٰدَةَ ٱللَّهِ إِنَّآ إِذًا لَّمِنَ ٱلْـَٔاثِمِينَ ﴿١٠٦﴾

**107.** Ако се открие дека овие двајца навлекле грешка, тогаш, нека ги застапат други двајца од оние на кои им е одземено правото, кои се праведни, и нека се

فَإِنْ عُثِرَ عَلَىٰٓ أَنَّهُمَا ٱسْتَحَقَّآ إِثْمًا فَـَٔاخَرَانِ يَقُومَانِ
مَقَامَهُمَا مِنَ ٱلَّذِينَ ٱسْتَحَقَّ عَلَيْهِمُ ٱلْأَوْلَيَـٰنِ
فَيُقْسِمَانِ بِٱللَّهِ لَشَهَـٰدَتُنَآ أَحَقُّ مِن شَهَـٰدَتِهِمَا
وَمَا ٱعْتَدَيْنَآ إِنَّآ إِذًا لَّمِنَ ٱلظَّـٰلِمِينَ ﴿١٠٧﴾

заколнат во Аллах: “Сведочењето наше е поисправно од сведочењето нивно, и ние не правиме никаков престап зашто тогаш, навистина, би биле меѓу зулумќарите!”

**108.** Ете, тоа е најсигурен начин на кој можат да посведочат, во вистинскиот изглед негов, или пак се плашат дека заклетвата по тоа ќе ја отфрлат други заклетви нивни. Плашете се од Аллах и чујте: “Аллах не го упатува народот расипнички!”

ذَٰلِكَ أَدْنَىٰٓ أَن يَأْتُوا۟ بِٱلشَّهَٰدَةِ عَلَىٰ وَجْهِهَآ
أَوْ يَخَافُوٓا۟ أَن تُرَدَّ أَيْمَٰنٌۢ بَعْدَ أَيْمَٰنِهِمْ ۗ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ
وَٱسْمَعُوا۟ ۗ وَٱللَّهُ لَا يَهْدِى ٱلْقَوْمَ ٱلْفَٰسِقِينَ ١٠٨

**109.** На Денот кога Аллах ќе ги збере пејгамберите, и кога ќе рече:“Што ви одговорија?” Оние ќе речат: “Ние ништо не знаеме. Ти си, навистина, Зналец на тајните!”

۞ يَوْمَ يَجْمَعُ ٱللَّهُ ٱلرُّسُلَ فَيَقُولُ مَاذَآ أُجِبْتُمْ ۖ
قَالُوا۟ لَا عِلْمَ لَنَآ ۖ إِنَّكَ أَنتَ عَلَّٰمُ ٱلْغُيُوبِ ١٠٩

**110.** Кога Аллах рече:“О Иса, сине Мерјемин, сети се на благодатот Мој кон тебе и кон твојата мајка, кога те поддржав со Духот свет! И кога разговараше со луѓето в крошни и како зрел маж. И кога те поучив и со Книгата, и со Мудроста, и со Теврат и со Инџил. И кога замеси глина во облик на птица, со одобрението Мое, па дувна во тоа и стана ете, со одобрението Мое,

إِذْ قَالَ ٱللَّهُ يَٰعِيسَى ٱبْنَ مَرْيَمَ ٱذْكُرْ نِعْمَتِى
عَلَيْكَ وَعَلَىٰ وَٰلِدَتِكَ إِذْ أَيَّدتُّكَ بِرُوحِ
ٱلْقُدُسِ تُكَلِّمُ ٱلنَّاسَ فِى ٱلْمَهْدِ وَكَهْلًا ۖ
وَإِذْ عَلَّمْتُكَ ٱلْكِتَٰبَ وَٱلْحِكْمَةَ وَٱلتَّوْرَىٰةَ
وَٱلْإِنجِيلَ ۖ وَإِذْ تَخْلُقُ مِنَ ٱلطِّينِ كَهَيْـَٔةِ ٱلطَّيْرِ
بِإِذْنِى فَتَنفُخُ فِيهَا فَتَكُونُ طَيْرًۢا بِإِذْنِى ۖ وَتُبْرِئُ
ٱلْأَكْمَهَ وَٱلْأَبْرَصَ بِإِذْنِى ۖ وَإِذْ تُخْرِجُ
ٱلْمَوْتَىٰ بِإِذْنِى ۖ وَإِذْ كَفَفْتُ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ
عَنكَ إِذْ جِئْتَهُم بِٱلْبَيِّنَٰتِ فَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟

птица; и оздрави слеп и лепрозен, со одобрението Мое, и кога ги оживи мртвите со одобрението Мое; и кога ги одбив од тебе синовите Израилови тогаш кога им ги донесе јаснотиите од кои оние кои не веруваа, повикаа: “Ова е само волшебништво, јасно!”

مِنْهُمْ إِنْ هَٰذَآ إِلَّا سِحْرٌ مُّبِينٌ ﴿١١٠﴾

**111.** И кога на апостолите им објавив: “Верувајте во Мене и во пејгамберот Мој!” Рекоа: “Веруваме и посведочи дека сме, навистина, муслимани!”

وَإِذْ أَوْحَيْتُ إِلَى ٱلْحَوَارِيِّـۧنَ أَنْ ءَامِنُوا۟ بِى
وَبِرَسُولِى قَالُوٓا۟ ءَامَنَّا وَٱشْهَدْ بِأَنَّنَا مُسْلِمُونَ ﴿١١١﴾

**112.** Кога апостолите рекоа:“О Иса, сине Мерјемин, може ли Господарот твој да ни спушти софра од небо?” Рече: “Плашете се од Аллах ако сте верници!”

إِذْ قَالَ ٱلْحَوَارِيُّونَ يَٰعِيسَى ٱبْنَ مَرْيَمَ هَلْ
يَسْتَطِيعُ رَبُّكَ أَن يُنَزِّلَ عَلَيْنَا مَآئِدَةً مِّنَ
ٱلسَّمَآءِ قَالَ ٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿١١٢﴾

**113.** Рекоа: “Сакаме да јадеме од неа, а срцата наши да бидат смирени, и да знаеме дека вистина ни зборуваше и да бидеме за неа Сведоци.”

قَالُوا۟ نُرِيدُ أَن نَّأْكُلَ مِنْهَا وَتَطْمَئِنَّ قُلُوبُنَا
وَنَعْلَمَ أَن قَدْ صَدَقْتَنَا وَنَكُونَ عَلَيْهَا
مِنَ ٱلشَّٰهِدِينَ ﴿١١٣﴾

**114.** Иса, синот на Мерјем, рече: “О Аллаху мој, Господаре наш, спушти ни софра од небо, да ни биде празник и за првите од нас и за последните од нас, и знаменија од Тебе. Снабди нѐ. А Ти си од снабдувачите Најдобриот!

قَالَ عِيسَى ٱبْنُ مَرْيَمَ ٱللَّهُمَّ رَبَّنَآ أَنزِلْ عَلَيْنَا مَآئِدَةً
مِّنَ ٱلسَّمَآءِ تَكُونُ لَنَا عِيدًا لِّأَوَّلِنَا وَءَاخِرِنَا
وَءَايَةً مِّنكَ وَٱرْزُقْنَا وَأَنتَ خَيْرُ ٱلرَّٰزِقِينَ ﴿١١٤﴾

**115.** Аллах рече: “Ќе ви ја спуштам. Па, оној од вас, потоа, кој не верува, ќе го казнам, навистина! И тоа со казна со која нема да го казнам никого од луѓето.

قَالَ ٱللَّهُ إِنِّي مُنَزِّلُهَا عَلَيۡكُمۡۖ فَمَن يَكۡفُرۡ بَعۡدُ
مِنكُمۡ فَإِنِّيٓ أُعَذِّبُهُۥ عَذَابٗا لَّآ أُعَذِّبُهُۥٓ
أَحَدٗا مِّنَ ٱلۡعَٰلَمِينَ ١١٥

**116.** И кога Аллах рече: “О Иса, сине Мерјемин, им зборуваше ли на луѓето: “Прифатете нѐ, мене и мајка ми покрај Аллах, за две божества!”Иса рече:“Славен биди! Не ми доликува да зборувам за она за што немам право. Ако ова го зборував - па, Ти би го знаел тоа. Ти го знаеш она што е во душава моја, а јас не го знам она што е во душата Твоја. Ти си, навистина, Зналец на тајните!”

وَإِذۡ قَالَ ٱللَّهُ يَٰعِيسَى ٱبۡنَ مَرۡيَمَ ءَأَنتَ قُلۡتَ
لِلنَّاسِ ٱتَّخِذُونِي وَأُمِّيَ إِلَٰهَيۡنِ مِن دُونِ ٱللَّهِۖ
قَالَ سُبۡحَٰنَكَ مَا يَكُونُ لِيٓ أَنۡ أَقُولَ مَا لَيۡسَ لِي
بِحَقٍّۚ إِن كُنتُ قُلۡتُهُۥ فَقَدۡ عَلِمۡتَهُۥۚ تَعۡلَمُ مَا فِي نَفۡسِي
وَلَآ أَعۡلَمُ مَا فِي نَفۡسِكَۚ إِنَّكَ أَنتَ عَلَّٰمُ ٱلۡغُيُوبِ ١١٦

**117.** Им го кажав само она што ми го нареди: “Обожавајте го Аллаха, Господарот мој и Господарот ваш!” И јас останав нивни сведок, постојано бев со нив, а кога ми ја зеде душава Ти ги посматраше. Ти си Сведок за сѐ!

مَا قُلۡتُ لَهُمۡ إِلَّا مَآ أَمَرۡتَنِي بِهِۦٓ أَنِ ٱعۡبُدُواْ ٱللَّهَ رَبِّي
وَرَبَّكُمۡۚ وَكُنتُ عَلَيۡهِمۡ شَهِيدٗا مَّا دُمۡتُ فِيهِمۡۖ
فَلَمَّا تَوَفَّيۡتَنِي كُنتَ أَنتَ ٱلرَّقِيبَ عَلَيۡهِمۡۚ
وَأَنتَ عَلَىٰ كُلِّ شَيۡءٖ شَهِيدٌ ١١٧

**118.** Ако ги казниш - та, робови се Твои, а ако им простиш - та, ти си, навистина, Силен и Мудар!

إِن تُعَذِّبۡهُمۡ فَإِنَّهُمۡ عِبَادُكَۖ وَإِن تَغۡفِرۡ لَهُمۡ فَإِنَّكَ
أَنتَ ٱلۡعَزِيزُ ٱلۡحَكِيمُ ١١٨

**119.** Аллах ќе рече: “Овој е Ден во кој искреноста ќе им користи на искрените: за нив има бавчи низ кои реки течат, и во нив за навек ќе останат. Аллах е задоволен од нив и оние се задоволни од Него. Ете, тоа е победа голема!

قَالَ ٱللَّهُ هَٰذَا يَوْمُ يَنفَعُ ٱلصَّٰدِقِينَ صِدْقُهُمْ ۚ
لَهُمْ جَنَّٰتٌ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَآ أَبَدًا ۚ
رَّضِىَ ٱللَّهُ عَنْهُمْ وَرَضُوا۟ عَنْهُ ۚ ذَٰلِكَ ٱلْفَوْزُ ٱلْعَظِيمُ ﴿١١٩﴾

**120.** Власта и на небесата и на Земјата, и во она на нив е - Аллахова. Аллах е Кадар за сè!

لِلَّهِ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَمَا فِيهِنَّ ۚ
وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌۢ ﴿١٢٠﴾

## *ЕЛ-ЕН'АМ* (Добиток) VI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1 .** Благодарение на Аллах! Кој ги создаде небесата и Земјата и Кој ја определи темницата и светлината. Оние кои не веруваат, по тоа, со Господарот нивни други изедначуваат!

ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ
وَجَعَلَ ٱلظُّلُمَٰتِ وَٱلنُّورَ ۖ ثُمَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ بِرَبِّهِمْ
يَعْدِلُونَ ﴿١﴾

**2.** Тоа е Оној кој ве создаде од земја, а потоа го определи рокот на живеењето - рокот именуван е кај Него, а вие, сепак, се сомневате.

هُوَ ٱلَّذِى خَلَقَكُم مِّن طِينٍ ثُمَّ قَضَىٰٓ أَجَلًا ۖ وَأَجَلٌ
مُّسَمًّى عِندَهُۥ ۖ ثُمَّ أَنتُمْ تَمْتَرُونَ ﴿٢﴾

**3.** И Он е Аллах и на небесата и на Земјата; Он ја знае и вашата јавност и вашата тајност, го знае и она што го печалите.

وَهُوَ ٱللَّهُ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَفِى ٱلْأَرْضِ ۖ يَعْلَمُ سِرَّكُمْ
وَجَهْرَكُمْ وَيَعْلَمُ مَا تَكْسِبُونَ ﴿٣﴾

**4.** И ним не им доаѓаше ниеден ајет, од ајетите на Господарот

وَمَا تَأْتِيهِم مِّنْ ءَايَةٍ مِّنْ ءَايَٰتِ رَبِّهِمْ إِلَّا كَانُوا۟

нивни, а тие кон него да не беа рамнодушни!

عَنْهَا مُعْرِضِينَ ﴿٤﴾

**5.** Кога Вистината им доаѓаше - веќе лага фрлаа врз неа. Па, ќе им дојдат вести за она за што се исмеваа.

فَقَدْ كَذَّبُوا بِالْحَقِّ لَمَّا جَاءَهُمْ فَسَوْفَ يَأْتِيهِمْ أَنبَاؤُا
مَا كَانُوا بِهِ يَسْتَهْزِئُونَ ﴿٥﴾

**6.** Не гледаа ли колку поколенија пред нив Ние уништивме? На кои им дадовме такви места на земјава кои вам не ви се дадени: и од небо спуштивме дожд во изобилие и определивме меѓу нив да течат реки и, заради гревовите нивни, ги уништивме и, по нив, други поколенија, Ние создадовме.

أَلَمْ يَرَوْا كَمْ أَهْلَكْنَا مِن قَبْلِهِم مِّن قَرْنٍ مَّكَّنَّاهُمْ فِي
الْأَرْضِ مَا لَمْ نُمَكِّن لَّكُمْ وَأَرْسَلْنَا السَّمَاءَ عَلَيْهِم
مِّدْرَارًا وَجَعَلْنَا الْأَنْهَارَ تَجْرِي مِن تَحْتِهِمْ
فَأَهْلَكْنَاهُم بِذُنُوبِهِمْ وَأَنشَأْنَا مِن بَعْدِهِمْ قَرْنًا
آخَرِينَ ﴿٦﴾

**7.** А Книгата да ти ја објавивме на хартија и да ја допрат со рацете свои, оние кои не веруваат, би рекле: “Ова е само волшебништво јасно!”

وَلَوْ نَزَّلْنَا عَلَيْكَ كِتَابًا فِي قِرْطَاسٍ فَلَمَسُوهُ بِأَيْدِيهِمْ
لَقَالَ الَّذِينَ كَفَرُوا إِنْ هَٰذَا إِلَّا سِحْرٌ مُّبِينٌ ﴿٧﴾

**8.** И потоа рекоа: “Зошто да не му се објавува мелек?” А Ние мелек да објавивме работата ќе беше решена и потоа немаше да бидат здогледани.

وَقَالُوا لَوْلَا أُنزِلَ عَلَيْهِ مَلَكٌ وَلَوْ أَنزَلْنَا مَلَكًا لَّقُضِيَ
الْأَمْرُ ثُمَّ لَا يُنظَرُونَ ﴿٨﴾

**9.** И мелек да определивме пак како човек ќе го определивме: нејасно ќе им беше она што е нејасно.

وَلَوْ جَعَلْنَاهُ مَلَكًا لَّجَعَلْنَاهُ رَجُلًا وَلَلَبَسْنَا
عَلَيْهِم مَّا يَلْبِسُونَ ﴿٩﴾

**10.** И пејгамберите веќе пред тебе беа исмевани. А на оние од

وَلَقَدِ اسْتُهْزِئَ بِرُسُلٍ مِّن قَبْلِكَ فَحَاقَ بِالَّذِينَ

ними кои се шегуваа,па, ги обзеде токму она за што се исмеваа.

سَخِرُوا۟ مِنْهُم مَّا كَانُوا۟ بِهِۦ يَسْتَهْزِءُونَ ﴿١٠﴾

**11.** Кажи: "Патувајте по земјата и гледајте каква беше казната на лашковците!"

قُلْ سِيرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ ثُمَّ ٱنظُرُوا۟ كَيْفَ كَانَ عَـٰقِبَةُ ٱلْمُكَذِّبِينَ ﴿١١﴾

**12.** Кажи: "Чие е она на небесата и на Земјата?" Кажи: "Аллахово е!" Аллах за Себеси пропиша милост. На Денот суден, во кој нема сомнение, ќе ве збере. Оние кои се упропастија самите себеси - оние, токму, не веруваат.

قُل لِّمَن مَّا فِى ٱلسَّمَـٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۖ قُل لِّلَّهِ ۚ كَتَبَ عَلَىٰ نَفْسِهِ ٱلرَّحْمَةَ ۚ لَيَجْمَعَنَّكُمْ إِلَىٰ يَوْمِ ٱلْقِيَـٰمَةِ لَا رَيْبَ فِيهِ ۚ ٱلَّذِينَ خَسِرُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ فَهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ﴿١٢﴾

**13.** Сè што пребива и преку ноќ и преку ден е - Аллахово! Он е Слушач и Зналец!

۞ وَلَهُۥ مَا سَكَنَ فِى ٱلَّيْلِ وَٱلنَّهَارِ ۚ وَهُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْعَلِيمُ ﴿١٣﴾

**14.** Кажи:"Заштитник ли, освен Аллах да земам, Кој е Творител на небесата и на Земјата, Кој храни а не се храни?" Кажи: "Наредено ми е да бидам прв во послушноста." И никако немој да бидеш меѓу многубошците!

قُلْ أَغَيْرَ ٱللَّهِ أَتَّخِذُ وَلِيًّا فَاطِرِ ٱلسَّمَـٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَهُوَ يُطْعِمُ وَلَا يُطْعَمُ ۗ قُلْ إِنِّىٓ أُمِرْتُ أَنْ أَكُونَ أَوَّلَ مَنْ أَسْلَمَ ۖ وَلَا تَكُونَنَّ مِنَ ٱلْمُشْرِكِينَ ﴿١٤﴾

**15.** Кажи:"Ако сум непослушен кон Господарот мој би се плашел од казната на Денот голем!"

قُلْ إِنِّىٓ أَخَافُ إِنْ عَصَيْتُ رَبِّى عَذَابَ يَوْمٍ عَظِيمٍ ﴿١٥﴾

**16.** А оној кој ќе биде поштеден од тој Ден Он веќе му се смилувал. Ете, ова е победа јасна.

مَّن يُصْرَفْ عَنْهُ يَوْمَئِذٍ فَقَدْ رَحِمَهُۥ ۚ وَذَٰلِكَ ٱلْفَوْزُ ٱلْمُبِينُ ﴿١٦﴾

**17.** Ако те допре неволја од Аллах никој, освен Него, не може да ја отстрани, а ако те допре добро - та, Он е Кадар за сè!

وَإِن يَمْسَسْكَ ٱللَّهُ بِضُرٍّ فَلَا كَاشِفَ لَهُۥٓ إِلَّا هُوَ ۖ وَإِن يَمْسَسْكَ بِخَيْرٍ فَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿١٧﴾

**18.** И Он е Силен. Над робовите Свои е. Мудар и Известен е Он!

وَهُوَ ٱلْقَاهِرُ فَوْقَ عِبَادِهِۦ ۚ وَهُوَ ٱلْحَكِيمُ ٱلْخَبِيرُ ﴿١٨﴾

**19.** Кажи: “Кое е најголемо сведочење?” Кажи: “Аллах е Сведок меѓу мене и меѓу вас. И објавен ми е овој Кур’ан да ве опоменувам со него, вас и оние на кои им е соопштен.” Ќе посведочите ли дека има покрај Аллах, навистина, други богови? Кажи: “Не сведочам, Он, навистина, е еден Бог и јас сум, секако, далеку од вашето припишување здруженик!”

قُلْ أَىُّ شَىْءٍ أَكْبَرُ شَهَٰدَةً ۖ قُلِ ٱللَّهُ ۖ شَهِيدٌۢ بَيْنِى وَبَيْنَكُمْ ۚ
وَأُوحِىَ إِلَىَّ هَٰذَا ٱلْقُرْءَانُ لِأُنذِرَكُم بِهِۦ وَمَنۢ بَلَغَ ۚ أَئِنَّكُمْ
لَتَشْهَدُونَ أَنَّ مَعَ ٱللَّهِ ءَالِهَةً أُخْرَىٰ ۚ قُل لَّآ أَشْهَدُ ۚ
قُلْ إِنَّمَا هُوَ إِلَٰهٌ وَٰحِدٌ وَإِنَّنِى بَرِىٓءٌ مِّمَّا تُشْرِكُونَ ﴿١٩﴾

**20.** Оние со дадената им Наша Книга го знаат како што ги знаат синовите свои. Оние кои си нанесоа штета - оние се, токму, кои не веруваат.

ٱلَّذِينَ ءَاتَيْنَٰهُمُ ٱلْكِتَٰبَ يَعْرِفُونَهُۥ كَمَا يَعْرِفُونَ
أَبْنَآءَهُمُ ۘ ٱلَّذِينَ خَسِرُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ فَهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ﴿٢٠﴾

**21.** Кој прави поголем зулум: кој фрла лага врз Аллах или кој ги смета за лажни ајетите Негови? Не ќе се спасат зулумќарите, навистина!

وَمَنْ أَظْلَمُ مِمَّنِ ٱفْتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًا أَوْ كَذَّبَ
بِـَٔايَٰتِهِۦٓ ۗ إِنَّهُۥ لَا يُفْلِحُ ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿٢١﴾

**22.** И Денот во кој Ние ќе ги збереме сите, а потоа ќе им речеме на оние кои му припишуваа здруженик на Аллах: “Каде се здружениците ваши кои вие ги сметавте за божества?”

وَيَوْمَ نَحْشُرُهُمْ جَمِيعًا ثُمَّ نَقُولُ لِلَّذِينَ أَشْرَكُوٓا۟ أَيْنَ
شُرَكَآؤُكُمُ ٱلَّذِينَ كُنتُمْ تَزْعُمُونَ ﴿٢٢﴾

**23.** Потоа сплетката нивна ќе ја снема. Само ќе речат: “Се

ثُمَّ لَمْ تَكُن فِتْنَتُهُمْ إِلَّآ أَن قَالُوا۟ وَٱللَّهِ

колнеме во Аллах, Господарот наш, ние не бевме многубошци!”

رَبِّنَا مَا كُنَّا مُشْرِكِينَ ﴿٢٣﴾

**24.** Погледни како самите се лажат и колку далеку од нив скршнаа оние што ги измислуваа!

انظُرْ كَيْفَ كَذَبُوا عَلَىٰ أَنفُسِهِمْ ۚ وَضَلَّ
عَنْهُم مَّا كَانُوا يَفْتَرُونَ ﴿٢٤﴾

**25.** Од нив има кои те слушаат, но, врз срцата нивни Ние спуштивме завеса да не разбираат, а во ушите нивни, пак, тежина. И секој ајет да го видат нема да веруваат во него. И кога ќе ти дојдат расправаат со тебе. Неверниците зборуваат: “Ова се само измислици на одамнешните!”

وَمِنْهُم مَّن يَسْتَمِعُ إِلَيْكَ ۖ وَجَعَلْنَا عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ أَكِنَّةً
أَن يَفْقَهُوهُ وَفِي آذَانِهِمْ وَقْرًا ۚ وَإِن يَرَوْا كُلَّ آيَةٍ
لَّا يُؤْمِنُوا بِهَا ۚ حَتَّىٰ إِذَا جَاءُوكَ يُجَادِلُونَكَ يَقُولُ الَّذِينَ
كَفَرُوا إِنْ هَٰذَا إِلَّا أَسَاطِيرُ الْأَوَّلِينَ ﴿٢٥﴾

**26.** Оние, забранувајќи ги другите во него и самите се оддалечуваат. И само себеси се уништуваат, но, ете, за тоа не усетуваат.

وَهُمْ يَنْهَوْنَ عَنْهُ وَيَنْأَوْنَ عَنْهُ ۖ وَإِن يُهْلِكُونَ
إِلَّا أَنفُسَهُمْ وَمَا يَشْعُرُونَ ﴿٢٦﴾

**27.** Е, кога би ги видел исправени пред огнот, како ќе зборуваат: “Тешко нам. Е, кога би биле вратени, не би ги сметале за лажни ајетите од Господарот наш. И ќе бидеме меѓу верниците, секако!”

وَلَوْ تَرَىٰ إِذْ وُقِفُوا عَلَى النَّارِ فَقَالُوا يَا لَيْتَنَا نُرَدُّ
وَلَا نُكَذِّبَ بِآيَاتِ رَبِّنَا وَنَكُونَ مِنَ الْمُؤْمِنِينَ ﴿٢٧﴾

**28.** Но, не! Ќе им биде очигледно она што го криеја порано. И кога би биле вратени пак ќе се вратеа кон она што им се забрануваше. Лашковци се, навистина!

بَلْ بَدَا لَهُم مَّا كَانُوا يُخْفُونَ مِن قَبْلُ ۖ وَلَوْ رُدُّوا لَعَادُوا
لِمَا نُهُوا عَنْهُ وَإِنَّهُمْ لَكَاذِبُونَ ﴿٢٨﴾

**29.** И зборуваат: “За нас животот наш, на овој свет, е единствениот и нема да бидеме оживеани!”

وَقَالُوٓاْ إِنۡ هِيَ إِلَّا حَيَاتُنَا ٱلدُّنۡيَا وَمَا نَحۡنُ
بِمَبۡعُوثِينَ ٢٩

**30.** Е, кога би ги видел исправени пред Господарот нивни кој ќе им рече: “Нели е ова Вистината?” Ќе речат: “Да, се колнеме во Господпарот наш!” Аллах ќе рече: “Искусете ја, тогаш, казната затоа што не верувавте!”

وَلَوۡ تَرَىٰٓ إِذۡ وُقِفُواْ عَلَىٰ رَبِّهِمۡۚ قَالَ أَلَيۡسَ هَٰذَا بِٱلۡحَقِّۚ
قَالُواْ بَلَىٰ وَرَبِّنَاۚ قَالَ فَذُوقُواْ ٱلۡعَذَابَ
بِمَا كُنتُمۡ تَكۡفُرُونَ ٣٠

**31.** Веќе пропаднаа оние кои ја сметаа за лажна средбата со Аллах! И кога ќе им дојде Часот одненадеж, ќе речат: “Еј хасрет, што ли пропуштивме во животот!” И ќе го понесат својот товар на плеќите нивни. Е, само колку е лошо она што ќе го натоварат!

قَدۡ خَسِرَ ٱلَّذِينَ كَذَّبُواْ بِلِقَآءِ ٱللَّهِۖ حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءَتۡهُمُ
ٱلسَّاعَةُ بَغۡتَةٗ قَالُواْ يَٰحَسۡرَتَنَا عَلَىٰ مَا فَرَّطۡنَا فِيهَا
وَهُمۡ يَحۡمِلُونَ أَوۡزَارَهُمۡ عَلَىٰ ظُهُورِهِمۡۚ أَلَا سَآءَ
مَا يَزِرُونَ ٣١

**32.** А животот на овој свет е само игра и забава. А Ахирет, за богобојазливите, е подобар. Нема ли да се вразумите?

وَمَا ٱلۡحَيَوٰةُ ٱلدُّنۡيَآ إِلَّا لَعِبٞ وَلَهۡوٞۖ وَلَلدَّارُ
ٱلۡأٓخِرَةُ خَيۡرٞ لِّلَّذِينَ يَتَّقُونَۚ أَفَلَا تَعۡقِلُونَ ٣٢

**33.** Ние знаеме дека тебе, навистина, те загрижува она што го зборуваат. Оние, секако, не те сметаат за лашко. Но, неверниците не ги признаваат ајетите Аллахови.

قَدۡ نَعۡلَمُ إِنَّهُۥ لَيَحۡزُنُكَ ٱلَّذِي يَقُولُونَۖ فَإِنَّهُمۡ
لَا يُكَذِّبُونَكَ وَلَٰكِنَّ ٱلظَّٰلِمِينَ بِـَٔايَٰتِ
ٱللَّهِ يَجۡحَدُونَ ٣٣

**34.** Лажни се сметани, секако, и пејгамберите пред тебе. Па беа трпеливи, токму, во она што беа сметани лажни, и беа мачени, сѐ додека не им дојдеше помошта Наша. И нема никој кој може да ги промени зборовите Аллахови. А веќе ти дојдоа вести за пејгамберите!

وَلَقَدْ كُذِّبَتْ رُسُلٌ مِّن قَبْلِكَ فَصَبَرُوا۟ عَلَىٰ مَا كُذِّبُوا۟ وَأُوذُوا۟ حَتَّىٰٓ أَتَىٰهُمْ نَصْرُنَا ۚ وَلَا مُبَدِّلَ لِكَلِمَٰتِ ٱللَّهِ ۚ وَلَقَدْ جَآءَكَ مِن نَّبَإِى۟ ٱلْمُرْسَلِينَ ﴿٣٤﴾

**35.** И ако нивното противење ти отежнува - тогаш, ако можеш побарај отвор во земјата или скалила кон небото, и донеси им знамение. А кога Аллах би сакал би ги збрал да одат по Патоказот. И никако немој да бидеш меѓу незнајковците!

وَإِن كَانَ كَبُرَ عَلَيْكَ إِعْرَاضُهُمْ فَإِنِ ٱسْتَطَعْتَ أَن تَبْتَغِىَ نَفَقًا فِى ٱلْأَرْضِ أَوْ سُلَّمًا فِى ٱلسَّمَآءِ فَتَأْتِيَهُم بِـَٔايَةٍ ۚ وَلَوْ شَآءَ ٱللَّهُ لَجَمَعَهُمْ عَلَى ٱلْهُدَىٰ ۚ فَلَا تَكُونَنَّ مِنَ ٱلْجَٰهِلِينَ ﴿٣٥﴾

**36** И ќе ти се ѕвијат, навистина, оние кои слушаат. И мртвите Аллах ќе ги оживи; потоа Нему ќе му се вратат!

۞ إِنَّمَا يَسْتَجِيبُ ٱلَّذِينَ يَسْمَعُونَ ۘ وَٱلْمَوْتَىٰ يَبْعَثُهُمُ ٱللَّهُ ثُمَّ إِلَيْهِ يُرْجَعُونَ ﴿٣٦﴾

**37.** Зборуваат: “Зошто да не му се објавува од Господарот негов знамение некакво?” Кажи: “Аллах, навистина, е Кадар да објави знамение но, ете, мнозинството од нив не знаат.”

وَقَالُوا۟ لَوْلَا نُزِّلَ عَلَيْهِ ءَايَةٌ مِّن رَّبِّهِۦ ۚ قُلْ إِنَّ ٱللَّهَ قَادِرٌ عَلَىٰٓ أَن يُنَزِّلَ ءَايَةً وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ﴿٣٧﴾

**38.** И животните кои одат по земјата и птиците кои летаат со крилјата вам ви се слични, заедници. И ништо Ние во Книгата не изоставивме. Потоа, кај Господарот нивни, ќе бидат збрани.

وَمَا مِن دَآبَّةٍ فِى ٱلْأَرْضِ وَلَا طَٰٓئِرٍ يَطِيرُ بِجَنَاحَيْهِ إِلَّآ أُمَمٌ أَمْثَالُكُم ۚ مَّا فَرَّطْنَا فِى ٱلْكِتَٰبِ مِن شَىْءٍ ۚ ثُمَّ إِلَىٰ رَبِّهِمْ يُحْشَرُونَ ﴿٣٨﴾

**39.** Оние кои ги сметаат за лажни знаменијата Наши и глуви се и неми се, во темнините се.

وَٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا صُمٌّ وَبُكْمٌ فِى ٱلظُّلُمَٰتِ ۗ

Аллах кого сака скршнува во заблуда од патот вистински а кого сака управува по патот вистински.

مَن يَشَإِ ٱللَّهُ يُضۡلِلۡهُ وَمَن يَشَأۡ يَجۡعَلۡهُ عَلَىٰ صِرَٰطٖ
مُّسۡتَقِيمٖ ٣٩

**40.** Кажи: “Ако ви дојде казната Аллахова или ако дојде крај на светот мислите ли, ако сте искрени, дека ќе повикувате друг освен Аллах?”

قُلۡ أَرَءَيۡتَكُمۡ إِنۡ أَتَىٰكُمۡ عَذَابُ ٱللَّهِ أَوۡ أَتَتۡكُمُ
ٱلسَّاعَةُ أَغَيۡرَ ٱللَّهِ تَدۡعُونَ إِن كُنتُمۡ صَٰدِقِينَ ٤٠

**41.** Но, не! Само Него ќе Го повикувате. И Он ќе го открие она за што Го повикувате и, ако сака, ќе го заборавите вашето припишување здруженик.

بَلۡ إِيَّاهُ تَدۡعُونَ فَيَكۡشِفُ مَا تَدۡعُونَ إِلَيۡهِ إِن شَآءَ
وَتَنسَوۡنَ مَا تُشۡرِكُونَ ٤١

**42.** Ние, секако, испраќавме пејгамбери до народите и пред тебе, и со немаштија и со штети ги казнувавме за да се молат понизно!

وَلَقَدۡ أَرۡسَلۡنَآ إِلَىٰٓ أُمَمٖ مِّن قَبۡلِكَ فَأَخَذۡنَٰهُم
بِٱلۡبَأۡسَآءِ وَٱلضَّرَّآءِ لَعَلَّهُمۡ يَتَضَرَّعُونَ ٤٢

**43.** Па, зошто не се молеа понизно кога веќе им доаѓаа немаштии од Нас? Зашто срцата нивни затврднаа, и Шејтанот им го разубави во очите нивни она што го работеа.

فَلَوۡلَآ إِذۡ جَآءَهُم بَأۡسُنَا تَضَرَّعُواْ وَلَٰكِن قَسَتۡ
قُلُوبُهُمۡ وَزَيَّنَ لَهُمُ ٱلشَّيۡطَٰنُ مَا كَانُواْ
يَعۡمَلُونَ ٤٣

**44.** И бидејќи го заборавија она што го споменуваа, Ние им ги отворивме вратите на сите нешта и кога ќе се зарадуваа со она што им е дадено одненадеж ќе ги казневме и, токму, тогаш ќе станеа безнадежници.

فَلَمَّا نَسُواْ مَا ذُكِّرُواْ بِهِۦ فَتَحۡنَا عَلَيۡهِمۡ
أَبۡوَٰبَ كُلِّ شَيۡءٍ حَتَّىٰٓ إِذَا فَرِحُواْ بِمَآ أُوتُوٓاْ
أَخَذۡنَٰهُم بَغۡتَةٗ فَإِذَا هُم مُّبۡلِسُونَ ٤٤

**45.** Па, ќе се прекинеше трагата на луѓето кои зулум правеа. Благодарение на Аллах, Господарот на световите!

فَقُطِعَ دَابِرُ ٱلْقَوْمِ ٱلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ ۚ وَٱلْحَمْدُ لِلَّهِ
رَبِّ ٱلْعَـٰلَمِينَ ٤٥

**46.** Кажи: "Мислите ли дека, ако Аллах го одземе и слухот ваш и видот ваш и ако ги запечати срцата ваши, има некој друг бог освен Аллах кој ќе ви го врати тоа? Погледни како Ние ги нижиме знаменијата, а потоа тие се вртат!

قُلْ أَرَءَيْتُمْ إِنْ أَخَذَ ٱللَّهُ سَمْعَكُمْ وَأَبْصَـٰرَكُمْ وَخَتَمَ
عَلَىٰ قُلُوبِكُم مَّنْ إِلَـٰهٌ غَيْرُ ٱللَّهِ يَأْتِيكُم بِهِ ۗ ٱنظُرْ
كَيْفَ نُصَرِّفُ ٱلْـَٔايَـٰتِ
ثُمَّ هُمْ يَصْدِفُونَ ٤٦

**47.** Кажи: "Мислите ли дека, ако ви дојде казната Аллахова одненадеж или јавно, ќе пропадне друг а не и народот зулумќарски?"

قُلْ أَرَءَيْتَكُمْ إِنْ أَتَىٰكُمْ عَذَابُ ٱللَّهِ بَغْتَةً
أَوْ جَهْرَةً هَلْ يُهْلَكُ إِلَّا ٱلْقَوْمُ ٱلظَّـٰلِمُونَ ٤٧

**48.** Ние пејгамберите ги испраќавме само како радосници и како опоменувачи. Оние кои веруваат и кои ќе се поправат не ќе стравуваат и не ќе тагуваат!

وَمَا نُرْسِلُ ٱلْمُرْسَلِينَ إِلَّا مُبَشِّرِينَ وَمُنذِرِينَ ۖ فَمَنْ
ءَامَنَ وَأَصْلَحَ فَلَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ٤٨

**49.** И на оние кои ги сметаат за лажни знаменијата Наши ќе ги погоди казната зашто беа расипани.

وَٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَـٰتِنَا يَمَسُّهُمُ ٱلْعَذَابُ
بِمَا كَانُوا۟ يَفْسُقُونَ ٤٩

**50.** Кажи: "Не ви тврдам дека кај мене се ризниците Аллахови, не го знам тајното, и не ви тврдам дека сум, навистина, мелек. Јас го следам, секако, само она што ми се објавува. Кажи: "Еднакви ли се оној кој не гледа и оној кој гледа?" Зошто, тогаш, не размислувате?"

قُل لَّآ أَقُولُ لَكُمْ عِندِى خَزَآئِنُ ٱللَّهِ وَلَآ أَعْلَمُ
ٱلْغَيْبَ وَلَآ أَقُولُ لَكُمْ إِنِّى مَلَكٌ ۖ إِنْ أَتَّبِعُ إِلَّا مَا
يُوحَىٰٓ إِلَىَّ ۚ قُلْ هَلْ يَسْتَوِى ٱلْأَعْمَىٰ وَٱلْبَصِيرُ ۚ
أَفَلَا تَتَفَكَّرُونَ ٥٠

**51.** Опоменувај ги, со она што ти се објавува, оние кои се плашат од тоа што ќе бидат збрани кај Господарот свој, за кои, освен Аллах, не ќе има ниџ заштитник ни посредник, - за да бидат богобојазливи!

وَأَنذِرْ بِهِ ٱلَّذِينَ يَخَافُونَ أَن يُحْشَرُوٓا۟ إِلَىٰ رَبِّهِمْ ۙ
لَيْسَ لَهُم مِّن دُونِهِۦ وَلِىٌّ وَلَا شَفِيعٌ
لَّعَلَّهُمْ يَتَّقُونَ ﴿٥١﴾

**52.** И не одбивај ги оние кои го повикуваат Господарот свој и наутро и навечер. Оние, токму, го посакуваат лицето Аллахово. За нив ти во ништо не ќе одговараш, а и оние за тебе во ништо нема да одговараат. Па, одбивајќи ги, ќе станеш еден од неправедните.

وَلَا تَطْرُدِ ٱلَّذِينَ يَدْعُونَ رَبَّهُم بِٱلْغَدَوٰةِ وَٱلْعَشِىِّ
يُرِيدُونَ وَجْهَهُۥ ۖ مَا عَلَيْكَ مِنْ حِسَابِهِم مِّن
شَىْءٍ وَمَا مِنْ حِسَابِكَ عَلَيْهِم مِّن شَىْءٍ
فَتَطْرُدَهُمْ فَتَكُونَ مِنَ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٥٢﴾

**53.** И Ние, ете, така еднисодруги ги ставивме во искушение за да речат: “Оние ли се на кои Аллах им даде предност меѓу нас?” Нели ги знае Аллах најдобро благодарните!?

وَكَذَٰلِكَ فَتَنَّا بَعْضَهُم بِبَعْضٍ لِّيَقُولُوٓا۟
أَهَٰٓؤُلَآءِ مَنَّ ٱللَّهُ عَلَيْهِم مِّنۢ بَيْنِنَآ ۗ أَلَيْسَ ٱللَّهُ
بِأَعْلَمَ بِٱلشَّٰكِرِينَ ﴿٥٣﴾

**54.** И кога ќе ти дојдат оние кои веруваат во ајетите Наши, кажи: “Селамун алејкум!” Господарот ваш си пропиша за Себеси милост. Оној од вас кој ќе направи зло, навистина, не знаејќи, а потоа ќе се покае и ќе се поправи... та, Аллах, секако, е Простувач и Сомилосен!

وَإِذَا جَآءَكَ ٱلَّذِينَ يُؤْمِنُونَ بِـَٔايَٰتِنَا فَقُلْ سَلَٰمٌ
عَلَيْكُمْ ۖ كَتَبَ رَبُّكُمْ عَلَىٰ نَفْسِهِ ٱلرَّحْمَةَ ۖ
أَنَّهُۥ مَنْ عَمِلَ مِنكُمْ سُوٓءًۢا بِجَهَٰلَةٍ ثُمَّ تَابَ
مِنۢ بَعْدِهِۦ وَأَصْلَحَ فَأَنَّهُۥ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿٥٤﴾

**55.** И ете, така Ние потенко ги објаснуваме ајетите за да им стане јасен Показот на силниците!

وَكَذَٰلِكَ نُفَصِّلُ ٱلْءَايَٰتِ وَلِتَسْتَبِينَ سَبِيلُ
ٱلْمُجْرِمِينَ ﴿٥٥﴾

**56.** Кажи: “Мене ми е забрането, навистина, да ги обожавам оние кои вие, освен Аллах, ги повикувате.” Кажи: “Не ги следам желбите ваши зашто тогаш, секако, би скршнал во заблуда и не би бил меѓу упатените.”

قُلْ إِنِّي نُهِيتُ أَنْ أَعْبُدَ الَّذِينَ تَدْعُونَ مِن دُونِ
اللَّهِ قُل لَّا أَتَّبِعُ أَهْوَاءَكُمْ قَدْ ضَلَلْتُ إِذًا
وَمَا أَنَا مِنَ الْمُهْتَدِينَ ﴿٥٦﴾

**57.** Кажи: “Да, јас сум врз јаснотијата од Господарот мој која, вие, за лажна ја сметате! Јас не го поседувам она кон што вие се брзате. Пресудата е само Аллахова. Аллах вистина кажува. Меѓу толкувачите Он е Најдобриот!

قُلْ إِنِّي عَلَىٰ بَيِّنَةٍ مِّن رَّبِّي وَكَذَّبْتُم بِهِ
مَا عِندِي مَا تَسْتَعْجِلُونَ بِهِ إِنِ الْحُكْمُ
إِلَّا لِلَّهِ يَقُصُّ الْحَقَّ وَهُوَ خَيْرُ الْفَاصِلِينَ ﴿٥٧﴾

**58.** Кажи: “Кога би го поседувал она кон што вие се брзате работата ќе беше решена меѓу мене и меѓу вас. А Аллах најдобро ги знае зулумќарите!

قُل لَّوْ أَنَّ عِندِي مَا تَسْتَعْجِلُونَ بِهِ لَقُضِيَ
الْأَمْرُ بَيْنِي وَبَيْنَكُمْ وَاللَّهُ أَعْلَمُ
بِالظَّالِمِينَ ﴿٥٨﴾

**59.** И само кај Него се клучевите на Тајната. Неа не ја знае никој освен Него. Он го знае и она што е на копно и она што е во море. Не паѓа ниеден лист а Он да не го знае; нема ни зрно во темнините на земјата, ни што било суво или влажно, а да не е внесено во Книгата јасна.

۞ وَعِندَهُ مَفَاتِحُ الْغَيْبِ لَا يَعْلَمُهَا إِلَّا هُوَ
وَيَعْلَمُ مَا فِي الْبَرِّ وَالْبَحْرِ وَمَا تَسْقُطُ مِن وَرَقَةٍ
إِلَّا يَعْلَمُهَا وَلَا حَبَّةٍ فِي ظُلُمَاتِ الْأَرْضِ
وَلَا رَطْبٍ وَلَا يَابِسٍ إِلَّا فِي كِتَابٍ مُّبِينٍ ﴿٥٩﴾

**60.** И Он ноќе ве усмртува и дење го знае она што го грешите, и потоа ве разбудува за да одлучи за Часот определен. Потоа, враќањето е кон Него и, конечно, Он ќе ве извести за она што го работевте.

وَهُوَ الَّذِي يَتَوَفَّاكُم بِاللَّيْلِ وَيَعْلَمُ مَا جَرَحْتُم
بِالنَّهَارِ ثُمَّ يَبْعَثُكُمْ فِيهِ لِيُقْضَىٰ أَجَلٌ مُّسَمًّى
ثُمَّ إِلَيْهِ مَرْجِعُكُمْ ثُمَّ يُنَبِّئُكُم
بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿٦٠﴾

**61.** Он е Силен - над робовите Свои и ви испраќа чувари. Кога некому од вас ќе му дојде смртта пратениците мелеки Наши, без грешка, ќе му ја земаат душата.

وَهُوَ ٱلْقَاهِرُ فَوْقَ عِبَادِهِۦ ۖ وَيُرْسِلُ عَلَيْكُمْ حَفَظَةً حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءَ أَحَدَكُمُ ٱلْمَوْتُ تَوَفَّتْهُ رُسُلُنَا وَهُمْ لَا يُفَرِّطُونَ ﴿٦١﴾

**62.** Потоа ќе бидат вратени кај Аллах, Заштитникот нивни вистински. Не, само Нему му припаѓа Судот. Он, меѓу пресметувачите, е Најбрзиот!

ثُمَّ رُدُّوٓا۟ إِلَى ٱللَّهِ مَوْلَىٰهُمُ ٱلْحَقِّ ۚ أَلَا لَهُ ٱلْحُكْمُ وَهُوَ أَسْرَعُ ٱلْحَٰسِبِينَ ﴿٦٢﴾

**63.** Кажи: “Кој ве избавува од темнините на копното и од морето кога Го повикувате и јавно и тајно?” - “Ако се избавиме од ова, секако, ќе бидеме меѓу благодарните!”

قُلْ مَن يُنَجِّيكُم مِّن ظُلُمَٰتِ ٱلْبَرِّ وَٱلْبَحْرِ تَدْعُونَهُۥ تَضَرُّعًا وَخُفْيَةً لَّئِنْ أَنجَىٰنَا مِنْ هَٰذِهِۦ لَنَكُونَنَّ مِنَ ٱلشَّٰكِرِينَ ﴿٦٣﴾

**64.** Кажи: “Аллах ве избавува од тоа и од секоја неволја, а потоа вие, ете, здруженик му припишувате!”

قُلِ ٱللَّهُ يُنَجِّيكُم مِّنْهَا وَمِن كُلِّ كَرْبٍ ثُمَّ أَنتُمْ تُشْرِكُونَ ﴿٦٤﴾

**65.** Кажи: “Он е Кадар да ви испрати казна и над вас и под вас, или да ве подели во дружини и да, еднисодруги, ја искусите пакоста.” Погледни како Ние ги нижиме ајетите за да сфатат!

قُلْ هُوَ ٱلْقَادِرُ عَلَىٰٓ أَن يَبْعَثَ عَلَيْكُمْ عَذَابًا مِّن فَوْقِكُمْ أَوْ مِن تَحْتِ أَرْجُلِكُمْ أَوْ يَلْبِسَكُمْ شِيَعًا وَيُذِيقَ بَعْضَكُم بَأْسَ بَعْضٍ ۗ ٱنظُرْ كَيْفَ نُصَرِّفُ ٱلْءَايَٰتِ لَعَلَّهُمْ يَفْقَهُونَ ﴿٦٥﴾

**66.** И народот твој тоа го сметаше за лажно, а тоа е вистина. Кажи: “Јас не сум закрилникот ваш!”

وَكَذَّبَ بِهِۦ قَوْمُكَ وَهُوَ ٱلْحَقُّ ۚ قُل لَّسْتُ عَلَيْكُم بِوَكِيلٍ ﴿٦٦﴾

**67.** И за секоја вест има време определено. И ќе узнаете!

لِّكُلِّ نَبَإٍ مُّسْتَقَرٌّ ۚ وَسَوْفَ تَعْلَمُونَ ﴿٦٧﴾

**68.** И кога ќе ги видиш оние кои ги омаловажуваат ајетите Наши оддалечи се, сè додека не премнинат на друг разговор. И ако Шејтанот те наведе во заборав, тогаш, не седи, по Опомената, со народот зулумќарски!

وَإِذَا رَأَيْتَ ٱلَّذِينَ يَخُوضُونَ فِىٓ ءَايَٰتِنَا فَأَعْرِضْ عَنْهُمْ
حَتَّىٰ يَخُوضُوا۟ فِى حَدِيثٍ غَيْرِهِۦ ۚ وَإِمَّا يُنسِيَنَّكَ ٱلشَّيْطَٰنُ
فَلَا تَقْعُدْ بَعْدَ ٱلذِّكْرَىٰ مَعَ ٱلْقَوْمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ٦٨

**69.** Одговорноста нивна не паѓа на оние кои се богобојазливи но, опомената е: да бидат богобојазливи.

وَمَا عَلَى ٱلَّذِينَ يَتَّقُونَ مِنْ حِسَابِهِم مِّن شَىْءٍ
وَلَٰكِن ذِكْرَىٰ لَعَلَّهُمْ يَتَّقُونَ ٦٩

**70.** Остави ги оние кои ја земаат верата своја за игра и забава, и кои се заведени со животот на овој свет! Предупредувај ги со Кур’анот за да не ја фрлат во пропаст душата со она што ќе го стекнат. Душата, освен Аллах, нема ни заштитник ни посредник и од неа никаква наемнина нема да се прими. Заради она што го стекнаа онаквите ќе бидат фрлени во пропаст. За нив има врел напиток и казна болна заради тоа што не веруваа.

وَذَرِ ٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُوا۟ دِينَهُمْ لَعِبًا وَلَهْوًا
وَغَرَّتْهُمُ ٱلْحَيَوٰةُ ٱلدُّنْيَا ۚ وَذَكِّرْ بِهِۦٓ
أَن تُبْسَلَ نَفْسٌۢ بِمَا كَسَبَتْ لَيْسَ لَهَا مِن دُونِ
ٱللَّهِ وَلِىٌّ وَلَا شَفِيعٌ وَإِن تَعْدِلْ كُلَّ عَدْلٍ
لَّا يُؤْخَذْ مِنْهَآ ۗ أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ أُبْسِلُوا۟ بِمَا كَسَبُوا۟ ۖ
لَهُمْ شَرَابٌ مِّنْ حَمِيمٍ وَعَذَابٌ أَلِيمٌۢ
بِمَا كَانُوا۟ يَكْفُرُونَ ٧٠

**71.** Кажи: “Ќе повикуваме ли друг бог освен Аллах, кој не може ни да ни користи ни да ни штети?” - Да бидеме вратени по стапалките наши а веќе Аллах, секако, нè упати, и да бидеме како оној кого Шејтанот го заведува на земјата и кој останува збунет, а другарите негови го

قُلْ أَنَدْعُوا۟ مِن دُونِ ٱللَّهِ مَا لَا يَنفَعُنَا وَلَا يَضُرُّنَا
وَنُرَدُّ عَلَىٰٓ أَعْقَابِنَا بَعْدَ إِذْ هَدَىٰنَا ٱللَّهُ كَٱلَّذِى
ٱسْتَهْوَتْهُ ٱلشَّيَٰطِينُ فِى ٱلْأَرْضِ حَيْرَانَ لَهُۥٓ
أَصْحَٰبٌ يَدْعُونَهُۥٓ إِلَى ٱلْهُدَى ٱئْتِنَا ۗ قُلْ إِنَّ
هُدَى ٱللَّهِ هُوَ ٱلْهُدَىٰ ۖ وَأُمِرْنَا لِنُسْلِمَ
لِرَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ٧١

веќе им доаѓаа пејгамбери со вистина од Господарот наш, и ќе им се рече: “Тоа е Џеннетот ваш кој го наследивте за она што, токму, го работевте!”

أُورِثْتُمُوهَا بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿٤٣﴾

**44.**Џеннетските жители ќе им довикуваат на џехеннемските жители: “Го најдовме она што ни го вети Господарот наш, навистина! А дали, пак, го најдовте она што ви го вети Господарот ваш, навистина? Ќе речат: “Да!” Па, гласникот ќе возгласи меѓу нив: “Проклетството Аллахово е врз неверниците!”

وَنَادَىٰٓ أَصْحَٰبُ ٱلْجَنَّةِ أَصْحَٰبَ ٱلنَّارِ أَن قَدْ وَجَدْنَا مَا وَعَدَنَا رَبُّنَا حَقًّا فَهَلْ وَجَدتُّم مَّا وَعَدَ رَبُّكُمْ حَقًّا قَالُوا۟ نَعَمْ فَأَذَّنَ مُؤَذِّنٌۢ بَيْنَهُمْ أَن لَّعْنَةُ ٱللَّهِ عَلَى ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٤٤﴾

**45.**Оние кои одвраќаат од Аллаховиот пат и кои настојуваат да го искриват, оние, токму, во Ахирет не веруваат.

ٱلَّذِينَ يَصُدُّونَ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ وَيَبْغُونَهَا عِوَجًا وَهُم بِٱلْءَاخِرَةِ كَٰفِرُونَ ﴿٤٥﴾

**46.**Меѓу нив има завеса а на Бедемите ќе има луѓе кои ќе ги познаваат луѓето по изгледот нивни. На жителите џеннетски ќе им возгласат: “Селамун алејкум!” - додека не се влезени а одвај ќе чекаат.

وَبَيْنَهُمَا حِجَابٌ ۚ وَعَلَى ٱلْأَعْرَافِ رِجَالٌ يَعْرِفُونَ كُلًّۢا بِسِيمَىٰهُمْ ۚ وَنَادَوْا۟ أَصْحَٰبَ ٱلْجَنَّةِ أَن سَلَٰمٌ عَلَيْكُمْ ۚ لَمْ يَدْخُلُوهَا وَهُمْ يَطْمَعُونَ ﴿٤٦﴾

**47.**И кога погледите нивни ќе бидат свртени кон Средбата со жителите на огнот, ќе речат: “ Господаре наш, не задржувај нè со народот неправеден!”

۞ وَإِذَا صُرِفَتْ أَبْصَٰرُهُمْ تِلْقَآءَ أَصْحَٰبِ ٱلنَّارِ قَالُوا۟ رَبَّنَا لَا تَجْعَلْنَا مَعَ ٱلْقَوْمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٤٧﴾

**48.**И жителите на Бедемите ќе ги повикуваат луѓето кои ги познаваат по изгледот нивни и ќе речат: “Ни вашето собирање

وَنَادَىٰٓ أَصْحَٰبُ ٱلْأَعْرَافِ رِجَالًا يَعْرِفُونَهُم بِسِيمَىٰهُمْ قَالُوا۟ مَآ أَغْنَىٰ عَنكُمْ جَمْعُكُمْ وَمَا كُنتُمْ تَسْتَكْبِرُونَ ﴿٤٨﴾

ни вашата надуеност во ништо не ќе ви користат!"

49. Оние ли се за кои се колневте дека нив не ќе ги опфати милоста Аллахова? Влезете во Џеннетот! Вие не ќе стравувате и не ќе тагувате.

أَهَٰٓؤُلَآءِ ٱلَّذِينَ أَقۡسَمۡتُمۡ لَا يَنَالُهُمُ ٱللَّهُ بِرَحۡمَةٍۚ
ٱدۡخُلُواْ ٱلۡجَنَّةَ لَا خَوۡفٌ عَلَيۡكُمۡ وَلَآ أَنتُمۡ
تَحۡزَنُونَ ٤٩

50. И жителите на огнот ќе им довикуваат на жителите џеннетски: "Посипајте нѐ со вода или со нафаката што ви ја даде Аллах." Ќе им речат: "Аллах, навистина, ова го забрани за неверниците!"

وَنَادَىٰٓ أَصۡحَٰبُ ٱلنَّارِ أَصۡحَٰبَ ٱلۡجَنَّةِ أَنۡ أَفِيضُواْ
عَلَيۡنَا مِنَ ٱلۡمَآءِ أَوۡ مِمَّا رَزَقَكُمُ ٱللَّهُۚ قَالُوٓاْ
إِنَّ ٱللَّهَ حَرَّمَهُمَا عَلَى ٱلۡكَٰفِرِينَ ٥٠

51. Оние кои ја земаат верата своја за игра и забава и кои ги завел животот на овој свет... па, нив ќе ги заборавиме на Денот онака како што заборавија на Средбата на овој нивни Ден, и ајетите Наши ги пренебрегнуваа.

ٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُواْ دِينَهُمۡ لَهۡوٗا وَلَعِبٗا
وَغَرَّتۡهُمُ ٱلۡحَيَوٰةُ ٱلدُّنۡيَاۚ فَٱلۡيَوۡمَ نَنسَىٰهُمۡ
كَمَا نَسُواْ لِقَآءَ يَوۡمِهِمۡ هَٰذَا وَمَا كَانُواْ
بِـَٔايَٰتِنَا يَجۡحَدُونَ ٥١

52. Ние им дадовме Книга во која, секако, го објаснивме знаењето во целост: Патоказ и Милост за луѓето кои веруваат!

وَلَقَدۡ جِئۡنَٰهُم بِكِتَٰبٖ فَصَّلۡنَٰهُ عَلَىٰ عِلۡمٍ هُدٗى
وَرَحۡمَةٗ لِّقَوۡمٖ يُؤۡمِنُونَ ٥٢

53. Што очекуваат освен остварување нејзино? На Денот кога ќе се обелодени Книгата оние кои заборавиле на тоа од порано ќе речат: "Веќе ви доаѓаа пејгамбери од Господарот наш со вистина. Имаме ли, тогаш, посредници кои ќе се заземат за нас или, пак, да бидеме вратени па да работиме поинаку од она што

هَلۡ يَنظُرُونَ إِلَّا تَأۡوِيلَهُۥۚ يَوۡمَ يَأۡتِي تَأۡوِيلُهُۥ يَقُولُ
ٱلَّذِينَ نَسُوهُ مِن قَبۡلُ قَدۡ جَآءَتۡ رُسُلُ رَبِّنَا
بِٱلۡحَقِّ فَهَل لَّنَا مِن شُفَعَآءَ فَيَشۡفَعُواْ لَنَآ أَوۡ نُرَدُّ
فَنَعۡمَلَ غَيۡرَ ٱلَّذِي كُنَّا نَعۡمَلُۚ قَدۡ خَسِرُوٓاْ أَنفُسَهُمۡ
وَضَلَّ عَنۡهُم مَّا كَانُواْ يَفۡتَرُونَ ٥٣

го работевме.” Секако, себеси си наштетија и се оддалечија од нив оние што ги измислуваа.

**54.** Господарот ваш, навистина, е Аллах кој ги создаде небесата и Земјата за шест дена, а потоа се утврди на Аршот. Он го покрива денот со ноќ, а ноќта веднаш го бара денот. И Сонцето и Месечината и ѕвездите...потчинети се на наредбата Негова. Создавањето и Наредбата се - само Негови! Славен нека е Аллах, Господарот на световите!

إِنَّ رَبَّكُمُ ٱللَّهُ ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ
فِى سِتَّةِ أَيَّامٍ ثُمَّ ٱسْتَوَىٰ عَلَى ٱلْعَرْشِ يُغْشِى
ٱلَّيْلَ ٱلنَّهَارَ يَطْلُبُهُۥ حَثِيثًا وَٱلشَّمْسَ وَٱلْقَمَرَ
وَٱلنُّجُومَ مُسَخَّرَٰتٍۭ بِأَمْرِهِۦٓ ۗ أَلَا لَهُ ٱلْخَلْقُ
وَٱلْأَمْرُ ۗ تَبَارَكَ ٱللَّهُ رَبُّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٥٤﴾

**55.** Повикувајте го Господарот ваш потчинето и скришно! Он, навистина, не ги љуби претерувачите!

ٱدْعُوا۟ رَبَّكُمْ تَضَرُّعًا وَخُفْيَةً ۚ إِنَّهُۥ لَا يُحِبُّ
ٱلْمُعْتَدِينَ ﴿٥٥﴾

**56.** И не правете безредие на Земјата по веќе воспоставениот ред. Повикувајте Го бојазливо и стремежливо. Милоста Аллахова, навистина, е блиску до доброчинителите.

وَلَا تُفْسِدُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ بَعْدَ إِصْلَٰحِهَا
وَٱدْعُوهُ خَوْفًا وَطَمَعًا ۚ إِنَّ رَحْمَتَ ٱللَّهِ قَرِيبٌ
مِّنَ ٱلْمُحْسِنِينَ ﴿٥٦﴾

**57.** И Он е оној кој го испраќа ветрот како радосница пред да дојде Милоста Негова: кога ќе ги понесе тешките облаци Ние ги управуваме кон мртвиот предел па со нив спуштаме вода, со чија помош, тогаш, вадиме плодови секакви. Ете, така Ние ги вадиме мртвите да се сеќавате!

وَهُوَ ٱلَّذِى يُرْسِلُ ٱلرِّيَٰحَ بُشْرًۢا بَيْنَ يَدَىْ
رَحْمَتِهِۦ ۖ حَتَّىٰٓ إِذَآ أَقَلَّتْ سَحَابًا ثِقَالًا سُقْنَٰهُ
لِبَلَدٍ مَّيِّتٍ فَأَنزَلْنَا بِهِ ٱلْمَآءَ فَأَخْرَجْنَا بِهِۦ مِن كُلِّ
ٱلثَّمَرَٰتِ ۚ كَذَٰلِكَ نُخْرِجُ ٱلْمَوْتَىٰ لَعَلَّكُمْ
تَذَكَّرُونَ ﴿٥٧﴾

**58.** Убавиот предел ги вади плодовите свои со одобрението од

وَٱلْبَلَدُ ٱلطَّيِّبُ يَخْرُجُ نَبَاتُهُۥ بِإِذْنِ رَبِّهِۦ ۖ وَٱلَّذِى

Господарот свој, а оној што е оскверенет сосем малку дава плод. Ете, така Ние ги распоредуваме знаменијата за луѓето кои се заблагодаруваат.

خَبُثَ لَا يَخْرُجُ إِلَّا نَكِدًا ۚ كَذَٰلِكَ نُصَرِّفُ الْآيَاتِ لِقَوْمٍ يَشْكُرُونَ ﴿٥٨﴾

**59.** И Нуха, секако, Ние го испративме до народот негов и рече: "Народе мој, обожавајте го Аллаха. Вие друг бог освен Него немате. Јас за вас, навистина, се плашам од казната на Денот голем!"

لَقَدْ أَرْسَلْنَا نُوحًا إِلَىٰ قَوْمِهِ فَقَالَ يَا قَوْمِ اعْبُدُوا اللَّهَ مَا لَكُمْ مِنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُ إِنِّي أَخَافُ عَلَيْكُمْ عَذَابَ يَوْمٍ عَظِيمٍ ﴿٥٩﴾

**60.** Големците од народот негов рекоа: "Да, ние сметаме дека си, навистина, во заблуда јасна!"

قَالَ الْمَلَأُ مِنْ قَوْمِهِ إِنَّا لَنَرَاكَ فِي ضَلَالٍ مُبِينٍ ﴿٦٠﴾

**61.** Нух рече: "О народе мој, при мене нема заблуда; јас сум, навистина, пејгамбер од Господарот на световите!"

قَالَ يَا قَوْمِ لَيْسَ بِي ضَلَالَةٌ وَلَٰكِنِّي رَسُولٌ مِنْ رَبِّ الْعَالَمِينَ ﴿٦١﴾

**62.** Ви ги известувам пратенијата од Господарот мој и ве советувам. Од Аллах го знам она што вие не го знаете!

أُبَلِّغُكُمْ رِسَالَاتِ رَبِّي وَأَنْصَحُ لَكُمْ وَأَعْلَمُ مِنَ اللَّهِ مَا لَا تَعْلَمُونَ ﴿٦٢﴾

**63.** Или пак се чудите што ви дојде Спомен од Господарот ваш, преку еден човек од вас, за да ве опомене: да бидете богобојазливи... Он за да ви се смилува.

أَوَعَجِبْتُمْ أَنْ جَاءَكُمْ ذِكْرٌ مِنْ رَبِّكُمْ عَلَىٰ رَجُلٍ مِنْكُمْ لِيُنْذِرَكُمْ وَلِتَتَّقُوا وَلَعَلَّكُمْ تُرْحَمُونَ ﴿٦٣﴾

**64.** Па, го сметаа за лажен. А него и оние кои беа со него Ние ги спасивме во бродот. А оние кои фрлаа лага врз знаменијата

فَكَذَّبُوهُ فَأَنْجَيْنَاهُ وَالَّذِينَ مَعَهُ فِي الْفُلْكِ وَأَغْرَقْنَا الَّذِينَ كَذَّبُوا بِآيَاتِنَا ۚ إِنَّهُمْ كَانُوا قَوْمًا عَمِينَ ﴿٦٤﴾

Наши ги потопивме. Беа слепи луѓе, навистина!

**65.** А до Ад Ние го испративме Худа, братот нивни. Рече: "О народе мој, обожавајте го Аллаха. Вие друг бог освен Него немате. Зарем не сте богобојазливи?"

۞ وَإِلَىٰ عَادٍ أَخَاهُمْ هُودًا ۗ قَالَ يَٰقَوْمِ ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ
مَا لَكُم مِّنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُۥٓ ۚ أَفَلَا تَتَّقُونَ ٦٥

**66.** Големците од народот негов, кои не веруваа, рекоа: "Ние, навистина, сме при мислење дека си безумник и држиме дека си меѓу лашковците!"

قَالَ ٱلْمَلَأُ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِن قَوْمِهِۦٓ
إِنَّا لَنَرَىٰكَ فِى سَفَاهَةٍ وَإِنَّا لَنَظُنُّكَ
مِنَ ٱلْكَٰذِبِينَ ٦٦

**67.** Рече: "О народе мој, при мене нема безумност; јас сум, навистина, пејгамбер од Господарот на световите!"

قَالَ يَٰقَوْمِ لَيْسَ بِى سَفَاهَةٌ وَلَٰكِنِّى رَسُولٌ
مِّن رَّبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ٦٧

**68.** Ви ги известувам пратенијата од Господарот мој и доверлив советник сум ваш.

أُبَلِّغُكُمْ رِسَٰلَٰتِ رَبِّى وَأَنَا۠ لَكُمْ نَاصِحٌ أَمِينٌ ٦٨

**69.** Или се чудите што ви дојде Спомен од Господарот ваш, преку еден човек од вас, за да ве предупреди. Сетете се кога Он, по народот Нухов, ве определи за халифи, и кога го зголеми вашиот раст во творештвото. Па, сетете се на благодатите Аллахови за да се спасите!

أَوَعَجِبْتُمْ أَن جَآءَكُمْ ذِكْرٌ مِّن رَّبِّكُمْ عَلَىٰ رَجُلٍ
مِّنكُمْ لِيُنذِرَكُمْ ۚ وَٱذْكُرُوٓا۟ إِذْ جَعَلَكُمْ
خُلَفَآءَ مِنۢ بَعْدِ قَوْمِ نُوحٍ وَزَادَكُمْ فِى ٱلْخَلْقِ
بَصْۜطَةً ۖ فَٱذْكُرُوٓا۟ ءَالَآءَ ٱللَّهِ لَعَلَّكُمْ
تُفْلِحُونَ ٦٩

**70.** Рекоа: "Ни дојде ли за да го обожаваме Аллаха, само Него, а да го оставиме она што го обожаваа предците наши. Дај ни го она што ни го ветуваш ако си меѓу искрените!"

قَالُوٓا۟ أَجِئْتَنَا لِنَعْبُدَ ٱللَّهَ وَحْدَهُۥ وَنَذَرَ
مَا كَانَ يَعْبُدُ ءَابَآؤُنَا ۖ فَأْتِنَا بِمَا تَعِدُنَآ
إِن كُنتَ مِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ٧٠

**71.** Рече: “Паднаа врз вас, секако, од Господарот ваш и зло и гнев. Ќе расправате ли со мене за имињата со кои ги именувавте, вие и предците ваши, оние за кои Аллах не објави никаков доказ? Очекувајте, и јас, навистина, ќе очекувам со вас!”

قَالَ قَدْ وَقَعَ عَلَيْكُم مِّن رَّبِّكُمْ رِجْسٌ
وَغَضَبٌ أَتُجَٰدِلُونَنِي فِي أَسْمَآءٍ
سَمَّيْتُمُوهَآ أَنتُمْ وَءَابَآؤُكُم مَّا نَزَّلَ ٱللَّهُ
بِهَا مِن سُلْطَٰنٍ فَٱنتَظِرُوٓا۟ إِنِّي مَعَكُم
مِّنَ ٱلْمُنتَظِرِينَ ﴿٧١﴾

**72.** Тогаш Ние ги спасивме него и оние со него со Милоста Наша. И целосно ги истребивме оние кои фрлаа лага врз ајетите Наши и кои не беа верници.

فَأَنجَيْنَٰهُ وَٱلَّذِينَ مَعَهُۥ بِرَحْمَةٍ مِّنَّا وَقَطَعْنَا
دَابِرَ ٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا وَمَا كَانُوا۟
مُؤْمِنِينَ ﴿٧٢﴾

**73.** И до Семуд Ние го испративме Салиха, братот нивни. Салих рече: “О народе мој, обожавајте го Аллаха; вие друг бог освен Него немате. Секако, ви дојде објаснување од Господарот ваш. Оваа камила е Аллахово знамение за вас. Оставете ја да пасе по земјата Аллахова и не правете ѝ никакво зло зашто ќе ве обземе казна болна.”

وَإِلَىٰ ثَمُودَ أَخَاهُمْ صَٰلِحًا قَالَ يَٰقَوْمِ ٱعْبُدُوا۟
ٱللَّهَ مَا لَكُم مِّنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُۥ قَدْ جَآءَتْكُم
بَيِّنَةٌ مِّن رَّبِّكُمْ هَٰذِهِۦ نَاقَةُ ٱللَّهِ لَكُمْ
ءَايَةً فَذَرُوهَا تَأْكُلْ فِيٓ أَرْضِ ٱللَّهِ
وَلَا تَمَسُّوهَا بِسُوٓءٍ فَيَأْخُذَكُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿٧٣﴾

**74.** Сетете се кога Он, по Ад, ве определи за халифи, и кога ве насели на земјата низ чии рамнини подигавте дворови а во ридовите палати. Сетете се на благодатите Аллахови и не ширете по земјата безредие како што шират безредниците!

وَٱذْكُرُوٓا۟ إِذْ جَعَلَكُمْ خُلَفَآءَ مِنۢ بَعْدِ عَادٍ
وَبَوَّأَكُمْ فِي ٱلْأَرْضِ تَتَّخِذُونَ
مِن سُهُولِهَا قُصُورًا وَتَنْحِتُونَ ٱلْجِبَالَ بُيُوتًا
فَٱذْكُرُوٓا۟ ءَالَآءَ ٱللَّهِ وَلَا تَعْثَوْا۟ فِي ٱلْأَرْضِ
مُفْسِدِينَ ﴿٧٤﴾

**75.** А големците кои се дуваа од народот негов на оние кои веруваа од нив, што ги сметаа слаби, им рекоа: “Знаете ли дека, навистина, Салих е испратен од Господарот негов?” - Рекоа: “Ние, навистина, веруваме во она со што е испратен!”

قَالَ ٱلۡمَلَأُ ٱلَّذِينَ ٱسۡتَكۡبَرُواْ مِن قَوۡمِهِۦ
لِلَّذِينَ ٱسۡتُضۡعِفُواْ لِمَنۡ ءَامَنَ مِنۡهُمۡ
أَتَعۡلَمُونَ أَنَّ صَٰلِحٗا مُّرۡسَلٞ مِّن رَّبِّهِۦۚ
قَالُوٓاْ إِنَّا بِمَآ أُرۡسِلَ بِهِۦ مُؤۡمِنُونَ ٧٥

**76.** Оние кои се дуваа, рекоа: “Ние, навистина, не веруваме во она во што вие верувате!”

قَالَ ٱلَّذِينَ ٱسۡتَكۡبَرُوٓاْ إِنَّا بِٱلَّذِيٓ
ءَامَنتُم بِهِۦ كَٰفِرُونَ ٧٦

**77.** Па, ја заклаа онаа камила и се оддалечија од наредбата на Господарот свој, и рекоа: “О Салих, дај ни го она што ни го вети ако си меѓу пејгамберите!”

فَعَقَرُواْ ٱلنَّاقَةَ وَعَتَوۡاْ عَنۡ أَمۡرِ رَبِّهِمۡ
وَقَالُواْ يَٰصَٰلِحُ ٱئۡتِنَا بِمَا تَعِدُنَآ إِن كُنتَ
مِنَ ٱلۡمُرۡسَلِينَ ٧٧

**78.** И тогаш ги шибна земјотрес; останаа во домовите свои, скаменети!

فَأَخَذَتۡهُمُ ٱلرَّجۡفَةُ فَأَصۡبَحُواْ فِي دَارِهِمۡ
جَٰثِمِينَ ٧٨

**79.** Па, Салих се сврте од нив и рече: “О народе мој, ви го известив само пратението од Господарот мој и ве посоветував. Но, ете, вие не ги сакате советувачите!”

فَتَوَلَّىٰ عَنۡهُمۡ وَقَالَ يَٰقَوۡمِ لَقَدۡ أَبۡلَغۡتُكُمۡ
رِسَالَةَ رَبِّي وَنَصَحۡتُ لَكُمۡ وَلَٰكِن لَّا تُحِبُّونَ
ٱلنَّٰصِحِينَ ٧٩

**80.** И Лута Ние го испративме; кога рече: “О народе мој, зарем правите срамно дело кое никој пред вас на светов не го правеше?”

وَلُوطًا إِذۡ قَالَ لِقَوۡمِهِۦٓ أَتَأۡتُونَ ٱلۡفَٰحِشَةَ
مَا سَبَقَكُم بِهَا مِنۡ أَحَدٖ مِّنَ ٱلۡعَٰلَمِينَ ٨٠

**81.**Да, вие место кон жените страстно приоѓате кон мажите. Ете и вие сте народ расипнички.”

إِنَّكُمۡ لَتَأۡتُونَ ٱلرِّجَالَ شَهۡوَةٗ مِّن دُونِ
ٱلنِّسَآءِۚ بَلۡ أَنتُمۡ قَوۡمٞ مُّسۡرِفُونَ ٨١

**82**. Народот негов, одговарајќи, рече вака: “Истерајте ги од населбите ваши. Тоа се, навистина, луѓе кои постојано се снемуваат!”

وَمَا كَانَ جَوَابَ قَوْمِهِۦٓ إِلَّآ أَن قَالُوٓاْ
أَخْرِجُوهُم مِّن قَرْيَتِكُمْ ۖ إِنَّهُمْ أُنَاسٌ
يَتَطَهَّرُونَ ﴿٨٢﴾

**83.** Па, Ние него и семејството негово, освен жена му, ги спасивме. И таа беше меѓу страдалниците.

فَأَنجَيْنَٰهُ وَأَهْلَهُۥٓ إِلَّا ٱمْرَأَتَهُۥ كَانَتْ
مِنَ ٱلْغَٰبِرِينَ ﴿٨٣﴾

**84.** И врз нив падна голем дожд - та, погледни каква беше казната врз силниците!

وَأَمْطَرْنَا عَلَيْهِم مَّطَرًا ۖ فَٱنظُرْ كَيْفَ كَانَ
عَٰقِبَةُ ٱلْمُجْرِمِينَ ﴿٨٤﴾

**85.** И до Медјен Ние го испративме Шуајба, братот нивни. Рече: “О народе мој, обожавајте го Аллаха; вие друг бог освен Него немате. Секако, ви дојде објаснување од Господарот ваш. Мерете и вагајте праведно и на луѓето не откинувајте им од стварите нивни; не сејте безредие по земјата, по веќе воспоставениот ред на неа. Ете, тоа е подобро за вас ако сте верници!

وَإِلَىٰ مَدْيَنَ أَخَاهُمْ شُعَيْبًا ۗ قَالَ يَٰقَوْمِ
ٱعْبُدُواْ ٱللَّهَ مَا لَكُم مِّنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُۥ ۖ قَدْ
جَآءَتْكُم بَيِّنَةٌ مِّن رَّبِّكُمْ ۖ فَأَوْفُواْ
ٱلْكَيْلَ وَٱلْمِيزَانَ وَلَا تَبْخَسُواْ ٱلنَّاسَ
أَشْيَآءَهُمْ وَلَا تُفْسِدُواْ فِى ٱلْأَرْضِ
بَعْدَ إِصْلَٰحِهَا ۚ ذَٰلِكُمْ خَيْرٌ لَّكُمْ
إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿٨٥﴾

**86.** Не правете стапица на пат, загрозувајќи и од патот Аллахов, одвраќајќи ги оние кои веруваат во Него, а тежнејќи кон кривиот пат. Сетете се кога бевте малкумина, па Он ве размножи. Погледни каква беше казната за безредниците!

وَلَا تَقْعُدُواْ بِكُلِّ صِرَٰطٍ تُوعِدُونَ
وَتَصُدُّونَ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ مَنْ ءَامَنَ بِهِۦ
وَتَبْغُونَهَا عِوَجًا ۚ وَٱذْكُرُوٓاْ
إِذْ كُنتُمْ قَلِيلًا فَكَثَّرَكُمْ ۖ وَٱنظُرُواْ
كَيْفَ كَانَ عَٰقِبَةُ ٱلْمُفْسِدِينَ ﴿٨٦﴾

**87.** Ако една дружина меѓу вас верува во она со што сум испратен, а друга не верува - та, стрпете се додека Аллах не пресуди меѓу нас. Он е меѓу судиите Најдобриот!

وَإِن كَانَ طَآئِفَةٌ مِّنكُمْ ءَامَنُواْ بِٱلَّذِىٓ
أُرْسِلْتُ بِهِۦ وَطَآئِفَةٌ لَّمْ يُؤْمِنُواْ فَٱصْبِرُواْ حَتَّىٰ
يَحْكُمَ ٱللَّهُ بَيْنَنَا ۚ وَهُوَ خَيْرُ ٱلْحَٰكِمِينَ ﴿٨٧﴾

**88.** Големците меѓу народот негов, кои се дуваа, рекоа: “О Шуајб, или ќе те истераме со оние кои веруваат од градов наш или пак, сигурно, ќе те вратиме во верата наша.” Шуајб рече: “Зарем и покрај тоа што сме присилени на тоа!?”

۞ قَالَ ٱلْمَلَأُ ٱلَّذِينَ ٱسْتَكْبَرُواْ مِن قَوْمِهِۦ لَنُخْرِجَنَّكَ
يَٰشُعَيْبُ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ مَعَكَ مِن قَرْيَتِنَآ أَوْ لَتَعُودُنَّ
فِى مِلَّتِنَا ۚ قَالَ أَوَلَوْ كُنَّا كَٰرِهِينَ ﴿٨٨﴾

**89.** Така, врз Аллах ние би фрлале лага ако се вратиме во верата ваша по Аллаховото избавување од неа. Нам не ни доликува да се вратиме кон таа вера зашто Аллах, Господарот наш, не го сака тоа. Господарот наш, со знаењето, ги опфаќа сите нешта. Врз Аллах се потпираме. Господаре наш, меѓу нас и народот наш, пресуди ни праведно зашто Ти си, меѓу судиите, Најдобриот!”

قَدِ ٱفْتَرَيْنَا عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًا إِنْ عُدْنَا فِى مِلَّتِكُم
بَعْدَ إِذْ نَجَّىٰنَا ٱللَّهُ مِنْهَا ۚ وَمَا يَكُونُ لَنَآ أَن نَّعُودَ فِيهَآ
إِلَّآ أَن يَشَآءَ ٱللَّهُ رَبُّنَا ۚ وَسِعَ رَبُّنَا كُلَّ شَىْءٍ عِلْمًا ۚ
عَلَى ٱللَّهِ تَوَكَّلْنَا ۚ رَبَّنَا ٱفْتَحْ بَيْنَنَا وَبَيْنَ قَوْمِنَا
بِٱلْحَقِّ وَأَنتَ خَيْرُ ٱلْفَٰتِحِينَ ﴿٨٩﴾

**90.** Големците од народот негов, кои не веруваа, рекоа: “Ако го следите Шуајба, тогаш, навистина, ќе бидете меѓу поразените!”

وَقَالَ ٱلْمَلَأُ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ مِن قَوْمِهِۦ لَئِنِ ٱتَّبَعْتُمْ
شُعَيْبًا إِنَّكُمْ إِذًا لَّخَٰسِرُونَ ﴿٩٠﴾

**91.** И тогаш ги шибна земјотрес, па останаа во домовите свои, скаменети!

فَأَخَذَتْهُمُ ٱلرَّجْفَةُ فَأَصْبَحُوا۟ فِى دَارِهِمْ
جَٰثِمِينَ ﴿٩١﴾

**92.** Оние кои го сметаа Шуајба за лашко - тоа не им вредеше ништо. Оние кои го сметаа Шуајба за лашко, токму, беа поразените.

ٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ شُعَيْبًا كَأَن لَّمْ يَغْنَوْا۟ فِيهَا ۚ ٱلَّذِينَ
كَذَّبُوا۟ شُعَيْبًا كَانُوا۟ هُمُ ٱلْخَٰسِرِينَ ﴿٩٢﴾

**93.** И тој тогаш ги заврти плеќите и рече: “О народе мој, ви ги доставив пратенијата од Господарот мој и ве посоветував. Тогаш, зошто да се жалостам заради народот неверннички!?”

فَتَوَلَّىٰ عَنْهُمْ وَقَالَ يَٰقَوْمِ لَقَدْ أَبْلَغْتُكُمْ
رِسَٰلَٰتِ رَبِّى وَنَصَحْتُ لَكُمْ ۖ فَكَيْفَ ءَاسَىٰ
عَلَىٰ قَوْمٍ كَٰفِرِينَ ﴿٩٣﴾

**94.** И во ниеден град Ние не испративме пејгамбер а жителите негови да не ги казневме со несреќа и штета за да бидат потчинети.

وَمَآ أَرْسَلْنَا فِى قَرْيَةٍ مِّن نَّبِىٍّ إِلَّآ أَخَذْنَآ أَهْلَهَا
بِٱلْبَأْسَآءِ وَٱلضَّرَّآءِ لَعَلَّهُمْ يَضَّرَّعُونَ ﴿٩٤﴾

**95.** Потоа Ние несреќата ја заменивме со добро, додека се размножија и рекоа: “И нашите предци ги снаоѓаше штета и несреќа.” И, тогаш, Ние ги казнивме одненадеж без да усетат.

ثُمَّ بَدَّلْنَا مَكَانَ ٱلسَّيِّئَةِ ٱلْحَسَنَةَ حَتَّىٰ عَفَوا۟
وَّقَالُوا۟ قَدْ مَسَّ ءَابَآءَنَا ٱلضَّرَّآءُ وَٱلسَّرَّآءُ
فَأَخَذْنَٰهُم بَغْتَةً وَهُمْ لَا يَشْعُرُونَ ﴿٩٥﴾

**96.** А жителите на градот да веруваа и да беа богобојазливи Ние ќе им отворевме бериќети и од небо и од земја, но лажеа, и за она што го спечалија, Ние ги казнивме.

وَلَوْ أَنَّ أَهْلَ ٱلْقُرَىٰٓ ءَامَنُوا۟ وَٱتَّقَوْا۟ لَفَتَحْنَا
عَلَيْهِم بَرَكَٰتٍ مِّنَ ٱلسَّمَآءِ وَٱلْأَرْضِ وَلَٰكِن
كَذَّبُوا۟ فَأَخَذْنَٰهُم بِمَا كَانُوا۟ يَكْسِبُونَ ﴿٩٦﴾

**97.** Па, сигурни ли се жителите од градот дека нема да ги шибне несреќа од Нас додека се во домовите, спиејќи,

أَفَأَمِنَ أَهۡلُ ٱلۡقُرَىٰٓ أَن يَأۡتِيَهُم بَأۡسُنَا بَيَٰتٗا
وَهُمۡ نَآئِمُونَ ٩٧

**98.** или, пак, сигурни ли се жителите на градот дека нема да ги шибне несреќа всреде ден, играјќи...

أَوَأَمِنَ أَهۡلُ ٱلۡقُرَىٰٓ أَن يَأۡتِيَهُم بَأۡسُنَا ضُحٗى
وَهُمۡ يَلۡعَبُونَ ٩٨

**99.** Па, сигурни ли се во казната Аллахова? Во казната Аллахова сигурни се луѓето поразени!

أَفَأَمِنُواْ مَكۡرَ ٱللَّهِۚ فَلَا يَأۡمَنُ مَكۡرَ ٱللَّهِ
إِلَّا ٱلۡقَوۡمُ ٱلۡخَٰسِرُونَ ٩٩

**100.** Не ли се упатени кон тоа оние кои ја наследуваат земјата, по оние кои живееја на неа - дека, доколку сакаме, Ние ќе ги погодиме со несреќа заради гревовите нивни и дека ќе ги запечатиме срцата нивни, па, оние не слушаат.

أَوَلَمۡ يَهۡدِ لِلَّذِينَ يَرِثُونَ ٱلۡأَرۡضَ مِنۢ بَعۡدِ
أَهۡلِهَآ أَن لَّوۡ نَشَآءُ أَصَبۡنَٰهُم بِذُنُوبِهِمۡۚ
وَنَطۡبَعُ عَلَىٰ قُلُوبِهِمۡ فَهُمۡ لَا يَسۡمَعُونَ ١٠٠

**101.** Ете, тоа се градови за чии случки Ние ти кажуваме. Ним им доаѓаа, секако, пејгамбери со јаснотии, но не веруваа во она што го сметаа за лажно од порано. Ете, така Аллах ги запечатува срцата на неверниците!

تِلۡكَ ٱلۡقُرَىٰ نَقُصُّ عَلَيۡكَ مِنۡ أَنۢبَآئِهَاۚ وَلَقَدۡ
جَآءَتۡهُمۡ رُسُلُهُم بِٱلۡبَيِّنَٰتِ فَمَا كَانُواْ لِيُؤۡمِنُواْ
بِمَا كَذَّبُواْ مِن قَبۡلُۚ كَذَٰلِكَ يَطۡبَعُ ٱللَّهُ
عَلَىٰ قُلُوبِ ٱلۡكَٰفِرِينَ ١٠١

**102.** И кај мнозинството од нив Ние не најдовме ништо од Договорот, а, сосем сигурно, видовме дека мнозинството од нив се расипани.

وَمَا وَجَدۡنَا لِأَكۡثَرِهِم مِّنۡ عَهۡدٖۖ وَإِن وَجَدۡنَآ
أَكۡثَرَهُمۡ لَفَٰسِقِينَ ١٠٢

**103.** И по нив, потоа, Ние го испративме Муса со знаменија Наши, до фараонот и големците

ثُمَّ بَعَثۡنَا مِنۢ بَعۡدِهِم مُّوسَىٰ بِـَٔايَٰتِنَآ إِلَىٰ فِرۡعَوۡنَ
وَمَلَإِيْهِۦ فَظَلَمُواْ بِهَاۖ فَٱنظُرۡ كَيۡفَ كَانَ عَٰقِبَةُ

кои беа со него... па, зулум направија. Тогаш, погледни каква беше казната за безредниците!

ٱلْمُفْسِدِينَ ﴿١٠٣﴾

**104.** И Муса рече: "О фараоне, јас сум, навистина, пејгамбер од Господарот на световите!"

وَقَالَ مُوسَىٰ يَٰفِرْعَوْنُ إِنِّي رَسُولٌ مِّن رَّبِّ
ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿١٠٤﴾

**105.** Извесно е дека јас за Аллах зборувам само вистина. Ви дојдов со објаснување од Господарот ваш. Па, испрати ги со мене синовите Израилови!

حَقِيقٌ عَلَىٰٓ أَن لَّآ أَقُولَ عَلَى ٱللَّهِ إِلَّا ٱلْحَقَّ قَدْ
جِئْتُكُم بِبَيِّنَةٍ مِّن رَّبِّكُمْ فَأَرْسِلْ مَعِيَ بَنِيٓ
إِسْرَٰٓءِيلَ ﴿١٠٥﴾

**106.** Рече:"Ако си дојден со знамение, тогаш, покажи го, ако си меѓу искрените!"

قَالَ إِن كُنتَ جِئْتَ بِـَٔايَةٍ فَأْتِ بِهَآ إِن كُنتَ
مِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ﴿١٠٦﴾

**107.** И тогаш го фрли Муса својот стап и ете, очигледно, змија!

فَأَلْقَىٰ عَصَاهُ فَإِذَا هِيَ ثُعْبَانٌ مُّبِينٌ ﴿١٠٧﴾

**108.** И ја извади раката и таа, ете, за гледачите, стана бела.

وَنَزَعَ يَدَهُۥ فَإِذَا هِيَ بَيْضَآءُ لِلنَّٰظِرِينَ ﴿١٠٨﴾

**109.** Големците од народот фараонов, рекоа: "Овој, навистина, е волшебник зналец,

قَالَ ٱلْمَلَأُ مِن قَوْمِ فِرْعَوْنَ إِنَّ هَٰذَا لَسَٰحِرٌ
عَلِيمٌ ﴿١٠٩﴾

**110.** и посакува да ве истера од земјата ваша, па, што наредувате?"

يُرِيدُ أَن يُخْرِجَكُم مِّنْ أَرْضِكُمْ فَمَاذَا تَأْمُرُونَ ﴿١١٠﴾

**111.** Рекоа: "Задржи ги и него и брат му, и испрати по градовите да се соберат;"

قَالُوٓا۟ أَرْجِهْ وَأَخَاهُ وَأَرْسِلْ فِي ٱلْمَدَآئِنِ
حَٰشِرِينَ ﴿١١١﴾

**112.** ќе ти дојдат, сите од нив, со волшебник зналец.

يَأْتُوكَ بِكُلِّ سَٰحِرٍ عَلِيمٍ ﴿١١٢﴾

**113.** И му дојдоа волшебниците на фараонот, и рекоа: "Ќе има ли за нас, навистина, награда ако испаднеме победници!"

وَجَآءَ ٱلسَّحَرَةُ فِرْعَوْنَ قَالُوٓا۟ إِنَّ لَنَا لَأَجْرًا
إِن كُنَّا نَحْنُ ٱلْغَٰلِبِينَ ﴿١١٣﴾

**114.** Рече: “Да, вие сте меѓу блиските, секако!”

قَالَ نَعَمۡ وَإِنَّكُمۡ لَمِنَ ٱلۡمُقَرَّبِينَ ١١٤

**115.** Рекоа:“О Муса, или ти да фрлиш или пак ние да фрлиме?”

قَالُواْ يَٰمُوسَىٰٓ إِمَّآ أَن تُلۡقِيَ وَإِمَّآ أَن نَّكُونَ نَحۡنُ ٱلۡمُلۡقِينَ ١١٥

**116.** Рече: “Фрлете вие!” И бидејќи фрлија очите на луѓето им маѓепсаа, се исплашија; изведоа волшебништво големо.

قَالَ أَلۡقُواْۖ فَلَمَّآ أَلۡقَوۡاْ سَحَرُوٓاْ أَعۡيُنَ ٱلنَّاسِ وَٱسۡتَرۡهَبُوهُمۡ وَجَآءُو بِسِحۡرٍ عَظِيمٖ ١١٦

**117.** И на Муса Ние му вдахнавме: “Фрли го стапот!” И стапот негов, ете, го проголта сè она што го изведоа.

۞ وَأَوۡحَيۡنَآ إِلَىٰ مُوسَىٰٓ أَنۡ أَلۡقِ عَصَاكَۖ فَإِذَا هِيَ تَلۡقَفُ مَا يَأۡفِكُونَ ١١٧

**118.** Па, ете се случи вистината и бидна ништожно она што го работеа.

فَوَقَعَ ٱلۡحَقُّ وَبَطَلَ مَا كَانُواْ يَعۡمَلُونَ ١١٨

**119.** И тогаш тие беа победени и станаа мали.

فَغُلِبُواْ هُنَالِكَ وَٱنقَلَبُواْ صَٰغِرِينَ ١١٩

**120.** И волшебниците се фрлија со лицата нивни на земја,

وَأُلۡقِيَ ٱلسَّحَرَةُ سَٰجِدِينَ ١٢٠

**121.** и рекоа: “Ние веруваме во Господарот на световите!

قَالُوٓاْ ءَامَنَّا بِرَبِّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ١٢١

**122.** Господарот на Муса и на Харун!”

رَبِّ مُوسَىٰ وَهَٰرُونَ ١٢٢

**123.** И фараонот им рече: “Ќе поверувате ли во тоа пред да ви дозволам? Тоа е едно клопко, навистина, со кое ги сплеткавте во градот за да ги истерате од него жителите негови. Е па, ќе узнаете!

قَالَ فِرۡعَوۡنُ ءَامَنتُم بِهِۦ قَبۡلَ أَنۡ ءَاذَنَ لَكُمۡۖ إِنَّ هَٰذَا لَمَكۡرٞ مَّكَرۡتُمُوهُ فِي ٱلۡمَدِينَةِ لِتُخۡرِجُواْ مِنۡهَآ أَهۡلَهَاۖ فَسَوۡفَ تَعۡلَمُونَ ١٢٣

**124.** Ќе ви ги испосечам рацете ваши, сосем сигурно, и нозете ваши, вкрстени одзади а потоа сите ќе ве распнам.”

لَأُقَطِّعَنَّ أَيۡدِيَكُمۡ وَأَرۡجُلَكُم مِّنۡ خِلَٰفٖ ثُمَّ لَأُصَلِّبَنَّكُمۡ أَجۡمَعِينَ ١٢٤

**125.** Оние рекоа: “Ние, навистина, се управуваме кон Господарот наш!

قَالُوٓاْ إِنَّآ إِلَىٰ رَبِّنَا مُنقَلِبُونَ ١٢٥

**126.** Ти ни замеруваш заради тоа што поверувавме во знаменијата од Господарот наш кои, секако, ни дојдоа. Господаре наш, дај ни трпеливост и овозможи ни да умреме како Послушни.”

وَمَا تَنقِمُ مِنَّآ إِلَّآ أَنۡ ءَامَنَّا بِـَٔايَٰتِ رَبِّنَا لَمَّا جَآءَتۡنَاۚ
رَبَّنَآ أَفۡرِغۡ عَلَيۡنَا صَبۡرٗا وَتَوَفَّنَا مُسۡلِمِينَ ١٢٦

**127.** И големците меѓу народот фараонов, рекоа: “Ќе го оставите ли Муса и народот негов да сеат безредие на земјата, и да ве остави тебе и божествата твои?” Рече: “Ќе ги испотпеам синовите нивни, а ќе ги оставам во живот ќерките нивни зашто, навистина, нашата моќ е над нивната.”

وَقَالَ ٱلۡمَلَأُ مِن قَوۡمِ فِرۡعَوۡنَ أَتَذَرُ مُوسَىٰ وَقَوۡمَهُۥ
لِيُفۡسِدُواْ فِي ٱلۡأَرۡضِ وَيَذَرَكَ وَءَالِهَتَكَۚ قَالَ
سَنُقَتِّلُ أَبۡنَآءَهُمۡ وَنَسۡتَحۡيِۦ نِسَآءَهُمۡ وَإِنَّا فَوۡقَهُمۡ
قَٰهِرُونَ ١٢٧

**128.** И Муса му рече на народот свој: “Барајте помош од Аллах и бидете трпеливи. Земјата, навистина е - Аллахова! Со посак Свој, од робовите Негови, ја наследуваат: награда е за богобојазливите!”

قَالَ مُوسَىٰ لِقَوۡمِهِ ٱسۡتَعِينُواْ بِٱللَّهِ وَٱصۡبِرُوٓاْۖ
إِنَّ ٱلۡأَرۡضَ لِلَّهِ يُورِثُهَا مَن يَشَآءُ
مِنۡ عِبَادِهِۦۖ وَٱلۡعَٰقِبَةُ لِلۡمُتَّقِينَ ١٢٨

**129.** Оние рекоа: “Бевме прогонувани и пред да ни дојдеш и по доаѓањето твое.” Он рече: “Господарот ваш, можеби, ќе го уништи непријателот ваш и ќе ве постави за халифи на земјата па тогаш ќе види како работите!”

قَالُوٓاْ أُوذِينَا مِن قَبۡلِ أَن تَأۡتِيَنَا وَمِنۢ بَعۡدِ
مَا جِئۡتَنَاۚ قَالَ عَسَىٰ رَبُّكُمۡ أَن يُهۡلِكَ
عَدُوَّكُمۡ وَيَسۡتَخۡلِفَكُمۡ فِي ٱلۡأَرۡضِ
فَيَنظُرَ كَيۡفَ تَعۡمَلُونَ ١٢٩

**130.** И Ние семејството фараоново, секако, го казнувавме со години и му ги скратувавме плодовите за да се сеќаваат.

وَلَقَدۡ أَخَذۡنَآ ءَالَ فِرۡعَوۡنَ بِٱلسِّنِينَ وَنَقۡصٖ
مِّنَ ٱلثَّمَرَٰتِ لَعَلَّهُمۡ يَذَّكَّرُونَ ١٣٠

**131.** Па, кога ќе им дојдеше добро, зборуваа: “Ова е за нас,” а

فَإِذَا جَآءَتۡهُمُ ٱلۡحَسَنَةُ قَالُواْ لَنَا هَٰذِهِۦۖ وَإِن تُصِبۡهُمۡ

ако им се случеше зло, даваа знак на Муса и на оние со него. Но, навистина, предзнаците нивни се кај Аллах. Меѓутоа, мнозинството од нив не знаат!

سَيِّئَةٌ يَطَّيَّرُوا بِمُوسَىٰ وَمَن مَّعَهُۥٓ ۗ أَلَآ إِنَّمَا طَٰٓئِرُهُمْ عِندَ ٱللَّهِ وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ﴿١٣١﴾

**132.** И оние рекоа: "И со колку било знаменија да ни дојдеш за да не маѓепсаш ние нема да ти веруваме."

وَقَالُوا۟ مَهْمَا تَأْتِنَا بِهِۦ مِنْ ءَايَةٍ لِّتَسْحَرَنَا بِهَا فَمَا نَحْنُ لَكَ بِمُؤْمِنِينَ ﴿١٣٢﴾

**133.** И тогаш Ние им испративме и поплава и скакулци, и вошки, и жаби, и крв - знаменија потенко изложувани. Па, се дуваа и беа народ силнички.

فَأَرْسَلْنَا عَلَيْهِمُ ٱلطُّوفَانَ وَٱلْجَرَادَ وَٱلْقُمَّلَ وَٱلضَّفَادِعَ وَٱلدَّمَ ءَايَٰتٍ مُّفَصَّلَٰتٍ فَٱسْتَكْبَرُوا۟ وَكَانُوا۟ قَوْمًا مُّجْرِمِينَ ﴿١٣٣﴾

**134.** А кога ќе им се случеше казна, зборуваа: "О Муса, повикај го за нас Господарот твој по воспоставениот договор со тебе. А доколку ја отстраниш од нас казната ќе ти веруваме, секако, и ќе ги испратиме со тебе синовите Израилови."

وَلَمَّا وَقَعَ عَلَيْهِمُ ٱلرِّجْزُ قَالُوا۟ يَٰمُوسَى ٱدْعُ لَنَا رَبَّكَ بِمَا عَهِدَ عِندَكَ ۖ لَئِن كَشَفْتَ عَنَّا ٱلرِّجْزَ لَنُؤْمِنَنَّ لَكَ وَلَنُرْسِلَنَّ مَعَكَ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ﴿١٣٤﴾

**135.** И бидејќи Ние ја отстранивме казната од нив до рок до кој можат да издржат, - оние веднаш го раскинаа договорот.

فَلَمَّا كَشَفْنَا عَنْهُمُ ٱلرِّجْزَ إِلَىٰٓ أَجَلٍ هُم بَٰلِغُوهُ إِذَا هُمْ يَنكُثُونَ ﴿١٣٥﴾

**136.** Ние им се одмаздивме, тогаш, со тоа што в море ги потопивме зашто оние, навистина, ги сметаа за лажни знаменијата Наши и ги занемаруваа.

فَٱنتَقَمْنَا مِنْهُمْ فَأَغْرَقْنَٰهُمْ فِى ٱلْيَمِّ بِأَنَّهُمْ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا وَكَانُوا۟ عَنْهَا غَٰفِلِينَ ﴿١٣٦﴾

**137.** А на луѓето кои беа веќе истоштени Ние им ги оставивме во наследство источните и

وَأَوْرَثْنَا ٱلْقَوْمَ ٱلَّذِينَ كَانُوا۟ يُسْتَضْعَفُونَ مَشَٰرِقَ ٱلْأَرْضِ وَمَغَٰرِبَهَا ٱلَّتِى بَٰرَكْنَا فِيهَا ۖ

западните делови на земјата: ги благословивме. И се исполни убавиот збор на Господарот твој за децата Израилови, зашто беа трпеливи. И Ние го поравнивме со земја она што го градеше фараонот и народот негов, и она што го ѕидаа.

وَتَمَّتْ كَلِمَتُ رَبِّكَ ٱلْحُسْنَىٰ عَلَىٰ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ
بِمَا صَبَرُوا۟ وَدَمَّرْنَا مَا كَانَ يَصْنَعُ
فِرْعَوْنُ وَقَوْمُهُۥ وَمَا كَانُوا۟ يَعْرِشُونَ ١٣٧

**138.** А синовите Израилови Ние ги поминавме преку море. И така наидоа на луѓе оддадени на киповите нивни. Рекоа: “О Муса, направи ни божество како што е божеството нивно!” Рече: “Вие сте, навистина, луѓе незнаенковците!”

وَجَٰوَزْنَا بِبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٱلْبَحْرَ فَأَتَوْا۟ عَلَىٰ قَوْمٍ
يَعْكُفُونَ عَلَىٰٓ أَصْنَامٍ لَّهُمْ قَالُوا۟ يَٰمُوسَى
ٱجْعَل لَّنَآ إِلَٰهًا كَمَا لَهُمْ ءَالِهَةٌ قَالَ إِنَّكُمْ قَوْمٌ
تَجْهَلُونَ ١٣٨

**139.** И ќе биде уништено она врз што се потпираат, навистина! И ќе биде ништожно она што го работеа, сигурно!

إِنَّ هَٰٓؤُلَآءِ مُتَبَّرٌ مَّا هُمْ فِيهِ وَبَٰطِلٌ مَّا كَانُوا۟
يَعْمَلُونَ ١٣٩

**140.** Рече: “Покрај Аллах ли барате друг бог? Он ве одликува над луѓето!”

قَالَ أَغَيْرَ ٱللَّهِ أَبْغِيكُمْ إِلَٰهًا وَهُوَ
فَضَّلَكُمْ عَلَى ٱلْعَٰلَمِينَ ١٤٠

**141.** И кога Ние ве избавивме од семејството фараоново кое постојано ви определуваше казна пакосна, убивајќи ги вашите синови, а, оставајќи ги во живот вашите ќерки... во тоа, ете, имавте, од Господарот ваш, беља голема!

وَإِذْ أَنجَيْنَٰكُم مِّنْ ءَالِ فِرْعَوْنَ
يَسُومُونَكُمْ سُوٓءَ ٱلْعَذَابِ يُقَتِّلُونَ أَبْنَآءَكُمْ
وَيَسْتَحْيُونَ نِسَآءَكُمْ وَفِى ذَٰلِكُم
بَلَآءٌ مِّن رَّبِّكُمْ عَظِيمٌ ١٤١

**142.** И Ние му ветивме на Муса триесетноќна средба, и додадовме уште десет, па станаа

۞ وَوَٰعَدْنَا مُوسَىٰ ثَلَٰثِينَ لَيْلَةً وَأَتْمَمْنَٰهَا
بِعَشْرٍ فَتَمَّ مِيقَٰتُ رَبِّهِۦٓ أَرْبَعِينَ لَيْلَةً وَقَالَ

четириесет за да се исполни часот за средбата определен: со Господарот негов. И Муса му рече на братот Харун: “Биди мој наследник, за народот мој! Воспоставувај ред! И не следи го патот на безредниците!”

مُوسَىٰ لِأَخِيهِ هَٰرُونَ ٱخْلُفْنِي فِي قَوْمِي
وَأَصْلِحْ وَلَا تَتَّبِعْ سَبِيلَ ٱلْمُفْسِدِينَ ١٤٢

**143.** И бидејќи Муса дојде во часот Наш определен, во кој Господарот зборуваше со него, рече: “О Господаре мој, покажи ми се да Те видам!” Рече: “Никогаш нема да Ме видиш! Но, погледни го ридот. Ако остане тука каде што е - ќе Ме видиш. И бидејќи Господарот негов му се предочи на ридот и Он го здроби ридот а Муса се онесвести. И штом дојде при свест, рече: “Славен биди, покајувањето Тебе Ти го упатувам и јас сум прв меѓу верниците!”

وَلَمَّا جَآءَ مُوسَىٰ لِمِيقَٰتِنَا وَكَلَّمَهُۥ رَبُّهُۥ قَالَ رَبِّ
أَرِنِيٓ أَنظُرْ إِلَيْكَ ۚ قَالَ لَن تَرَىٰنِي وَلَٰكِنِ ٱنظُرْ
إِلَى ٱلْجَبَلِ فَإِنِ ٱسْتَقَرَّ مَكَانَهُۥ فَسَوْفَ تَرَىٰنِي ۚ
فَلَمَّا تَجَلَّىٰ رَبُّهُۥ لِلْجَبَلِ جَعَلَهُۥ دَكًّا وَخَرَّ
مُوسَىٰ صَعِقًا ۚ فَلَمَّآ أَفَاقَ قَالَ سُبْحَٰنَكَ
تُبْتُ إِلَيْكَ وَأَنَا۠ أَوَّلُ ٱلْمُؤْمِنِينَ ١٤٣

**144.** Аллах рече: “О Муса, Јас, навистина, те одликував над луѓето и со пратенијата Мои и со Зборот Мој. Па, прифати го она што ти го дадов и биди меѓу благодарните!

قَالَ يَٰمُوسَىٰٓ إِنِّي ٱصْطَفَيْتُكَ عَلَى ٱلنَّاسِ بِرِسَٰلَٰتِي
وَبِكَلَٰمِي فَخُذْ مَآ ءَاتَيْتُكَ وَكُن مِّنَ
ٱلشَّٰكِرِينَ ١٤٤

**145.** И Ние на плочите му напишавме ука за сè и потенко објаснување за сè. Прифати го, тогаш, со волја и наредувај му на народот твој, така што ќе ги прифати на најдобар начин; и ќе им го покажам Домот на расипаните.

وَكَتَبْنَا لَهُۥ فِي ٱلْأَلْوَاحِ مِن كُلِّ شَيْءٍ
مَّوْعِظَةً وَتَفْصِيلًا لِّكُلِّ شَيْءٍ فَخُذْهَا بِقُوَّةٍ
وَأْمُرْ قَوْمَكَ يَأْخُذُوا۟ بِأَحْسَنِهَا ۚ سَأُو۟رِيكُمْ
دَارَ ٱلْفَٰسِقِينَ ١٤٥

**146.** Ќе ги одвратам од знаменијата Мои оние кои бесправно се дуваат по земјата. И секое знамение да го видат во него не ќе веруваат. Ако го видат патот вистински не ќе го прифатат. А ако, пак, го видат патот лош го прифаќаат. Ете, тоа заради што ги сметаа за лажни знаменијата Наши и што ги занемарувaa.

سَأَصْرِفُ عَنْ ءَايَٰتِيَ ٱلَّذِينَ يَتَكَبَّرُونَ فِى ٱلْأَرْضِ بِغَيْرِ ٱلْحَقِّ وَإِن يَرَوْا۟ كُلَّ ءَايَةٍ لَّا يُؤْمِنُوا۟ بِهَا وَإِن يَرَوْا۟ سَبِيلَ ٱلرُّشْدِ لَا يَتَّخِذُوهُ سَبِيلًا وَإِن يَرَوْا۟ سَبِيلَ ٱلْغَىِّ يَتَّخِذُوهُ سَبِيلًا ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا وَكَانُوا۟ عَنْهَا غَٰفِلِينَ ﴿١٤٦﴾

**147.** Оние кои ги сметаа за лажни знаменијата Наши и Средбата на Денот ахиретски... ќе пропаднат делата нивни. Ќе бидат ли наградени поинаку отколку што работеа?

وَٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا وَلِقَآءِ ٱلْءَاخِرَةِ حَبِطَتْ أَعْمَٰلُهُمْ هَلْ يُجْزَوْنَ إِلَّا مَا كَانُوا۟ يَعْمَلُونَ ﴿١٤٧﴾

**148.** И народот на Муса по него од накитот негов направи теле отелотворено кое рикаше. Не гледаат ли дека тоа, навистина, не им зборува и дека не ги упатува по Патот? Прифатија теле и беа неверници!

وَٱتَّخَذَ قَوْمُ مُوسَىٰ مِنۢ بَعْدِهِۦ مِنْ حُلِيِّهِمْ عِجْلًا جَسَدًا لَّهُۥ خُوَارٌ أَلَمْ يَرَوْا۟ أَنَّهُۥ لَا يُكَلِّمُهُمْ وَلَا يَهْدِيهِمْ سَبِيلًا ٱتَّخَذُوهُ وَكَانُوا۟ ظَٰلِمِينَ ﴿١٤٨﴾

**149.** И бидејќи се покајаа и видоа дека скршнаа во заблуда, рекоа: “Да не ни се смилуваше Господарот наш и да не ни простеше ќе бевме меѓу поразените, секако!”

وَلَمَّا سُقِطَ فِىٓ أَيْدِيهِمْ وَرَأَوْا۟ أَنَّهُمْ قَدْ ضَلُّوا۟ قَالُوا۟ لَئِن لَّمْ يَرْحَمْنَا رَبُّنَا وَيَغْفِرْ لَنَا لَنَكُونَنَّ مِنَ ٱلْخَٰسِرِينَ ﴿١٤٩﴾

**150.** И бидејќи Муса се врати кај народот свој, лут и ожалостен, рече: “Е, колку лошо ме наследивте во отсаството мое! Нели побрзавте со наредбата од Господарот ваш?” Ги расфрла

وَلَمَّا رَجَعَ مُوسَىٰٓ إِلَىٰ قَوْمِهِۦ غَضْبَٰنَ أَسِفًا قَالَ بِئْسَمَا خَلَفْتُمُونِى مِنۢ بَعْدِىٓ أَعَجِلْتُمْ أَمْرَ رَبِّكُمْ وَأَلْقَى ٱلْأَلْوَاحَ وَأَخَذَ بِرَأْسِ أَخِيهِ يَجُرُّهُۥٓ إِلَيْهِ قَالَ ٱبْنَ أُمَّ إِنَّ ٱلْقَوْمَ ٱسْتَضْعَفُونِى وَكَادُوا۟ يَقْتُلُونَنِى

плочите и го фати за коса брата си, тегнејќи го кон себе. И му рече: “Сине од мајка ми, народот ме сметаше слаб и само што не ме убија. Не понижувај ме заедно со непријателите и не изедначувај ме со народот невернички!”

فَلَا تُشْمِتْ بِيَ ٱلْأَعْدَآءَ وَلَا تَجْعَلْنِي مَعَ ٱلْقَوْمِ
ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿١٥٠﴾

**151.** Муса рече: “Господаре мој, прости ни, мене и на брат ми и воведи нè во милоста Твоја. Ти си меѓу милостивите Најмилостивиот!”

قَالَ رَبِّ ٱغْفِرْ لِي وَلِأَخِي وَأَدْخِلْنَا
فِي رَحْمَتِكَ ۖ وَأَنتَ أَرْحَمُ ٱلرَّٰحِمِينَ ﴿١٥١﴾

**152.** На оние кои го прифатија телето ќе ги стигне лутината од Господарот и понижување во животот на овој свет. Ете, така Ние ги казнуваме оние кои лаги измислуваат!

إِنَّ ٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُوا۟ ٱلْعِجْلَ سَيَنَالُهُمْ غَضَبٌ
مِّن رَّبِّهِمْ وَذِلَّةٌ فِي ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا ۚ وَكَذَٰلِكَ
نَجْزِي ٱلْمُفْتَرِينَ ﴿١٥٢﴾

**153.** Оние кои работеа зли дела и кои потоа се покајаа и кои веруваа...Господарот твој, навистина, е Простувач и Сомилосен!

وَٱلَّذِينَ عَمِلُوا۟ ٱلسَّيِّـَٔاتِ ثُمَّ تَابُوا۟ مِنۢ بَعْدِهَا
وَءَامَنُوٓا۟ إِنَّ رَبَّكَ مِنۢ بَعْدِهَا لَغَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿١٥٣﴾

**154.** И бидејќи лутината на Муса попушти ги зеде плочите на кои беа впишани и Патоказот и Милоста за оние кои, секако, се плашат од Господарот свој.

وَلَمَّا سَكَتَ عَن مُّوسَى ٱلْغَضَبُ أَخَذَ ٱلْأَلْوَاحَ ۖ
وَفِي نُسْخَتِهَا هُدًى وَرَحْمَةٌ لِّلَّذِينَ هُمْ
لِرَبِّهِمْ يَرْهَبُونَ ﴿١٥٤﴾

**155.** И Муса одбра од својот народ седумдесет луѓе за состанокот со Нас. И бидејќи ги шибна земјотрес, тој рече: “О Господаре мој, да посакаше ќе ги

وَٱخْتَارَ مُوسَىٰ قَوْمَهُۥ سَبْعِينَ رَجُلًا لِّمِيقَٰتِنَا ۖ فَلَمَّآ
أَخَذَتْهُمُ ٱلرَّجْفَةُ قَالَ رَبِّ لَوْ شِئْتَ أَهْلَكْتَهُم
مِّن قَبْلُ وَإِيَّٰىَ ۖ أَتُهْلِكُنَا بِمَا فَعَلَ ٱلسُّفَهَآءُ مِنَّآ ۖ إِنْ هِيَ
إِلَّا فِتْنَتُكَ تُضِلُّ بِهَا مَن تَشَآءُ وَتَهْدِي مَن تَشَآءُ ۖ

уништеше од порано. И мене, исто така. Зарем ќе нè казниш за она што го направија од нас оние кои се безумници? Тоа, секако,е искушение од Тебе, со кое скршнуваш од патот вистински кого сакаш и упатуваш по патот вистински кого сакаш. Ти си наш Заштитник; прости ни и смилувај ни се! Меѓу простувачите Ти си Најдобриот!

أَنتَ وَلِيُّنَا فَاغْفِرْ لَنَا وَارْحَمْنَا وَأَنتَ خَيْرُ الْغَافِرِينَ ﴿١٥٥﴾

**156.** И впиши за нас на овој свет добро а добро и на Ахирет. Ние, секако, бевме упатени кон Тебе.” А Он рече: “Казната Моја го снајдува оној кого Јас сакам, а милоста Моја ги опфаќа сите нешта. Тоа ќе им го впишам на оние кои се богобојазливи, и кои зеќат даваат и кои во ајетите Наши веруваат,

۞ وَاكْتُبْ لَنَا فِي هَٰذِهِ الدُّنْيَا حَسَنَةً وَفِي
الْآخِرَةِ إِنَّا هُدْنَا إِلَيْكَ قَالَ عَذَابِي أُصِيبُ بِهِ
مَنْ أَشَاءُ وَرَحْمَتِي وَسِعَتْ كُلَّ شَيْءٍ
فَسَأَكْتُبُهَا لِلَّذِينَ يَتَّقُونَ وَيُؤْتُونَ
الزَّكَاةَ وَالَّذِينَ هُم بِآيَاتِنَا يُؤْمِنُونَ ﴿١٥٦﴾

**157.** оние кои го следат гласникот пејгамбер, кој не знае да пишува и да чита, кого го наоѓаат заведен кај нив - и во Теврат и во Инџил - и кој им наредува добро и кој им забранува зло, и кој им ги дозволува добрите јадења, а им ги забранува нечистите, и кој ги ослободува од товарот свој и од прангите кои се врз нив; и оние кои му веруваат, и кои го поддржуваат, и кои го помагаат, и кои го следат него и објавената

الَّذِينَ يَتَّبِعُونَ الرَّسُولَ النَّبِيَّ الْأُمِّيَّ الَّذِي
يَجِدُونَهُ مَكْتُوبًا عِندَهُمْ فِي التَّوْرَاةِ
وَالْإِنجِيلِ يَأْمُرُهُم بِالْمَعْرُوفِ وَيَنْهَاهُمْ
عَنِ الْمُنكَرِ وَيُحِلُّ لَهُمُ الطَّيِّبَاتِ وَيُحَرِّمُ
عَلَيْهِمُ الْخَبَائِثَ وَيَضَعُ عَنْهُمْ إِصْرَهُمْ
وَالْأَغْلَالَ الَّتِي كَانَتْ عَلَيْهِمْ فَالَّذِينَ آمَنُوا بِهِ
وَعَزَّرُوهُ وَنَصَرُوهُ وَاتَّبَعُوا النُّورَ الَّذِي أُنزِلَ
مَعَهُ أُولَٰئِكَ هُمُ الْمُفْلِحُونَ ﴿١٥٧﴾

му светлина... токму, спасените се!

**158.** Кажи: “О луѓе, јас сум, навистина, пејгамбер ваш - за сите; власта и на небесата и на Земјата е - Аллахова! Нема друг бог освен Него. Он оживува и Он усмртува! Верувајте и во Аллах и во гласникот пејгамбер Негов, кој не знае ни да чита ни да пишува, кој верува и во Аллах и во Зборот Негов и - следете го за да бидете упатени!”

قُلْ يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِنِّى رَسُولُ ٱللَّهِ إِلَيْكُمْ
جَمِيعًا ٱلَّذِى لَهُۥ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۖ
لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ يُحْىِۦ وَيُمِيتُ ۖ فَـَٔامِنُوا۟ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِ
ٱلنَّبِىِّ ٱلْأُمِّىِّ ٱلَّذِى يُؤْمِنُ بِٱللَّهِ
وَكَلِمَٰتِهِۦ وَٱتَّبِعُوهُ لَعَلَّكُمْ
تَهْتَدُونَ ﴿١٥٨﴾

**159.** И меѓу народот на Муса имаше заедница која кон вистината упатуваше и со неа праведно постапуваше.

وَمِن قَوْمِ مُوسَىٰٓ أُمَّةٌ يَهْدُونَ بِٱلْحَقِّ وَبِهِۦ
يَعْدِلُونَ ﴿١٥٩﴾

**160.** И Ние ги раздробивме во дванаесет племиња и дружини, и на Муса му вдахнавме кога народот негов побара од него да се напие вода: “Удри со стапот твој на карпата!” И тогаш од неа потекоа дванаесет извори. Секоја дружина го знаеше поилото свое. И Ние од облак врз нив сенки соборувавме и препелици и мани им испраќавме. Јадете од добрата со кои ве снабдевме. И нам зулум не ни направија туку самите себеси зулум си направија!

وَقَطَّعْنَٰهُمُ ٱثْنَتَىْ عَشْرَةَ أَسْبَاطًا أُمَمًا ۚ وَأَوْحَيْنَآ
إِلَىٰ مُوسَىٰٓ إِذِ ٱسْتَسْقَىٰهُ قَوْمُهُۥٓ أَنِ ٱضْرِب
بِّعَصَاكَ ٱلْحَجَرَ ۖ فَٱنۢبَجَسَتْ مِنْهُ
ٱثْنَتَا عَشْرَةَ عَيْنًا ۖ قَدْ عَلِمَ كُلُّ أُنَاسٍ
مَّشْرَبَهُمْ ۚ وَظَلَّلْنَا عَلَيْهِمُ ٱلْغَمَٰمَ وَأَنزَلْنَا
عَلَيْهِمُ ٱلْمَنَّ وَٱلسَّلْوَىٰ ۖ كُلُوا۟ مِن طَيِّبَٰتِ
مَا رَزَقْنَٰكُمْ ۚ وَمَا ظَلَمُونَا وَلَٰكِن
كَانُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ يَظْلِمُونَ ﴿١٦٠﴾

**161.** И кога им беше речено: "Станувајте во оваа населба и јадете во неа од каде сакате, и кажете: "Прошка!" - и низ вратата влезете ничкум: ќе ви ги простам гревовите ваши, а на доброчинителите ќе им ги зголемиме делата!

وَإِذْ قِيلَ لَهُمُ ٱسْكُنُوا۟ هَٰذِهِ ٱلْقَرْيَةَ وَكُلُوا۟
مِنْهَا حَيْثُ شِئْتُمْ وَقُولُوا۟ حِطَّةٌ وَٱدْخُلُوا۟
ٱلْبَابَ سُجَّدًا نَّغْفِرْ لَكُمْ خَطِيٓـَٔـٰتِكُمْ ۚ
سَنَزِيدُ ٱلْمُحْسِنِينَ ﴿١٦١﴾

**162.** Па, оние од нив кои направија зулум, го променија говорот: поинаку од она што им беше кажано и, бидејќи зулум правеа, од небо Ние казна им спуштивме.

فَبَدَّلَ ٱلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ مِنْهُمْ قَوْلًا غَيْرَ ٱلَّذِى
قِيلَ لَهُمْ فَأَرْسَلْنَا عَلَيْهِمْ رِجْزًا مِّنَ
ٱلسَّمَآءِ بِمَا كَانُوا۟ يَظْلِمُونَ ﴿١٦٢﴾

**163.** И прашај ги за населбата која беше сместена крај море, кога за сабота грешеа. Тој ден кога празнуваа им доаѓаа рибите нивни, очигледно, а тој ден кога не празнуваа, не им доѓаа. Ете, така Ние ги испробавме затоа што расипнички се однесуваа.

وَسْـَٔلْهُمْ عَنِ ٱلْقَرْيَةِ ٱلَّتِى كَانَتْ حَاضِرَةَ
ٱلْبَحْرِ إِذْ يَعْدُونَ فِى ٱلسَّبْتِ إِذْ تَأْتِيهِمْ
حِيتَانُهُمْ يَوْمَ سَبْتِهِمْ شُرَّعًا وَيَوْمَ
لَا يَسْبِتُونَ ۙ لَا تَأْتِيهِمْ ۚ كَذَٰلِكَ نَبْلُوهُم
بِمَا كَانُوا۟ يَفْسُقُونَ ﴿١٦٣﴾

**164.** И кога една заедница меѓу нив рече: "Зошто советувате народ кого ќе го уништи Аллах или кого ќе го казни со силна казна?" Рекоа: "За да имаме оправдување кај Господарот ваш и да бидат богобојазливи!"

وَإِذْ قَالَتْ أُمَّةٌ مِّنْهُمْ لِمَ تَعِظُونَ قَوْمًا ۙ ٱللَّهُ مُهْلِكُهُمْ
أَوْ مُعَذِّبُهُمْ عَذَابًا شَدِيدًا ۖ قَالُوا۟ مَعْذِرَةً إِلَىٰ رَبِّكُمْ
وَلَعَلَّهُمْ يَتَّقُونَ ﴿١٦٤﴾

**165.** И бидејќи го заборавија она со што беа опоменувани оние кои забрануваа зло Ние ги избавивме, а ги казнивме оние кои зулум правеа со силна казна затоа што расипнички се однесуваа.

فَلَمَّا نَسُوا۟ مَا ذُكِّرُوا۟ بِهِۦٓ أَنجَيْنَا ٱلَّذِينَ يَنْهَوْنَ
عَنِ ٱلسُّوٓءِ وَأَخَذْنَا ٱلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ بِعَذَابٍۭ بَـِٔيسٍۭ
بِمَا كَانُوا۟ يَفْسُقُونَ ﴿١٦٥﴾

**166.** И бидејќи не се потчинија на она што им беше забрането, Ние им рековме: “Бидете мајмуни презрени!”

فَلَمَّا عَتَوْا عَن مَّا نُهُوا عَنْهُ قُلْنَا لَهُمْ كُونُوا قِرَدَةً
خَاسِئِينَ ١٦٦

**167.** И кога Господарот твој возгласи дека до Денот суден ќе им испрати, сосем сигурно, некого кој ќе ги мачи со казна најтешка. Господарот твој, навистина, е брз Казнувач и Он, секако, е Простувач и Семилосен!

وَإِذْ تَأَذَّنَ رَبُّكَ لَيَبْعَثَنَّ عَلَيْهِمْ إِلَىٰ يَوْمِ
الْقِيَامَةِ مَن يَسُومُهُمْ سُوءَ الْعَذَابِ ۗ إِنَّ رَبَّكَ
لَسَرِيعُ الْعِقَابِ ۖ وَإِنَّهُ لَغَفُورٌ رَّحِيمٌ ١٦٧

**168.** И Ние нив ги раздробивме во заедници на земјата. Меѓу нив имаше и добри луѓе и лоши луѓе. Ги испробавме и со добри и со лоши работи за да се вратат!

وَقَطَّعْنَاهُمْ فِي الْأَرْضِ أُمَمًا ۖ مِّنْهُمُ
الصَّالِحُونَ وَمِنْهُمْ دُونَ ذَٰلِكَ ۖ وَبَلَوْنَاهُم
بِالْحَسَنَاتِ وَالسَّيِّئَاتِ لَعَلَّهُمْ يَرْجِعُونَ ١٦٨

**169.** По нив, тогаш, се редеа поколенија кои ја наследија Книгата собирајќи ги безвредните работи на овој свет и говорејќи: “Ќе ни биде простено.” И ако им дојдат нешта што се на нив слични ќе ги земаат. Не е ли прифатен од нив Договорот од Книгата, за Аллах да зборуваат само вистина и да го проучуваат она што е во неа? Куќата ахиретска е подобра за богобојазливите. Нема ли да се вразумите!?

فَخَلَفَ مِن بَعْدِهِمْ خَلْفٌ وَرِثُوا الْكِتَابَ يَأْخُذُونَ
عَرَضَ هَٰذَا الْأَدْنَىٰ وَيَقُولُونَ سَيُغْفَرُ لَنَا وَإِن يَأْتِهِمْ
عَرَضٌ مِّثْلُهُ يَأْخُذُوهُ ۚ أَلَمْ يُؤْخَذْ عَلَيْهِم مِّيثَاقُ الْكِتَابِ
أَن لَّا يَقُولُوا عَلَى اللَّهِ إِلَّا الْحَقَّ وَدَرَسُوا مَا فِيهِ ۗ
وَالدَّارُ الْآخِرَةُ خَيْرٌ لِّلَّذِينَ
يَتَّقُونَ ۗ أَفَلَا تَعْقِلُونَ ١٦٩

**170.** Оние кои цврсто се придржуваат кон Книгата и кои намаз извршуваат... Ние, навистина, не ќе ја пренебрегнеме наградата на добрите!

وَٱلَّذِينَ يُمَسِّكُونَ بِٱلْكِتَٰبِ وَأَقَامُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ
إِنَّا لَا نُضِيعُ أَجْرَ ٱلْمُصْلِحِينَ ١٧٠

**171.** И кога Ние над нив подигнавме планина како да е облак, и кога помислија дека ќе се сруши врз нив: “Прифатете го одлучно она што ви го дадовме и сетете се на она што е во него за да бидете богобојазливи!”

۞ وَإِذْ نَتَقْنَا ٱلْجَبَلَ فَوْقَهُمْ كَأَنَّهُۥ ظُلَّةٌ وَظَنُّوٓا۟ أَنَّهُۥ
وَاقِعٌۢ بِهِمْ خُذُوا۟ مَآ ءَاتَيْنَٰكُم بِقُوَّةٍ وَٱذْكُرُوا۟ مَا فِيهِ
لَعَلَّكُمْ تَتَّقُونَ ١٧١

**172.** И кога Господарот твој од синовите Адемови го изведе потомството нивно - од плеќите нивни - и кога побара од нив да посведочат против себе: “Нели сум јас Господарот ваш?” Рекоа: “Како да не, сведочиме!” - за да не речат на Денот суден: “Ние за ова, навистина, не бевме во тек!”

وَإِذْ أَخَذَ رَبُّكَ مِنۢ بَنِىٓ ءَادَمَ مِن ظُهُورِهِمْ ذُرِّيَّتَهُمْ
وَأَشْهَدَهُمْ عَلَىٰٓ أَنفُسِهِمْ أَلَسْتُ بِرَبِّكُمْ قَالُوا۟
بَلَىٰ شَهِدْنَآ أَن تَقُولُوا۟ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ إِنَّا كُنَّا
عَنْ هَٰذَا غَٰفِلِينَ ١٧٢

**173.** Или да не речете: “Предците наши, пред нас, здруженик му припишуваа на Аллах, а ние сме само поколение нивно, навистина! Ќе не упропастиш ли за она што го работеа лашковците?

أَوْ تَقُولُوٓا۟ إِنَّمَآ أَشْرَكَ ءَابَآؤُنَا مِن قَبْلُ وَكُنَّا ذُرِّيَّةً
مِّنۢ بَعْدِهِمْ أَفَتُهْلِكُنَا بِمَا فَعَلَ ٱلْمُبْطِلُونَ ١٧٣

**174.** И ете, така Ние потенко ги објаснуваме знаменијата за да се вратат.

وَكَذَٰلِكَ نُفَصِّلُ ٱلْءَايَٰتِ وَلَعَلَّهُمْ يَرْجِعُونَ ١٧٤

**175.** И кажи им го споменот од оној што му ги дадовме знаменијата Наши па се повлече од

وَٱتْلُ عَلَيْهِمْ نَبَأَ ٱلَّذِىٓ ءَاتَيْنَٰهُ ءَايَٰتِنَا فَٱنسَلَخَ
مِنْهَا فَأَتْبَعَهُ ٱلشَّيْطَٰنُ فَكَانَ

нив; и, го следеше Шејтанот и беше међу скршнатите!

مِنَ ٱلۡغَاوِينَ ١٧٥

**176.** И да сакавме Ние со знаменијата ќе го извишевме, но тој се прикова за земјата и ја следеше страста. Примерот негов е како пример на куче. Ако го истераш ќе го исплази јазикот, а ако го оставиш и тогаш ќе го исплази јазикот. Ете, таков е примерот на оние кои ги сметаа за лажни знаменијата Наши. Кажувај ги кажувањата за да размислуваат.

وَلَوۡ شِئۡنَا لَرَفَعۡنَٰهُ بِهَا وَلَٰكِنَّهُۥٓ أَخۡلَدَ
إِلَى ٱلۡأَرۡضِ وَٱتَّبَعَ هَوَىٰهُۚ فَمَثَلُهُۥ كَمَثَلِ
ٱلۡكَلۡبِ إِن تَحۡمِلۡ عَلَيۡهِ يَلۡهَثۡ
أَوۡ تَتۡرُكۡهُ يَلۡهَثۚ ذَّٰلِكَ مَثَلُ ٱلۡقَوۡمِ ٱلَّذِينَ
كَذَّبُواْ بِـَٔايَٰتِنَاۚ فَٱقۡصُصِ ٱلۡقَصَصَ
لَعَلَّهُمۡ يَتَفَكَّرُونَ ١٧٦

**177.** Е, само колку е лош примерот на оние кои ги сметаа за лажни знаменијата Наши! Самите себеси зулум си направија.

سَآءَ مَثَلًا ٱلۡقَوۡمُ ٱلَّذِينَ كَذَّبُواْ بِـَٔايَٰتِنَا
وَأَنفُسَهُمۡ كَانُواْ يَظۡلِمُونَ ١٧٧

**178.** Од Аллах упатениот е - упатен, а од Аллах во заблуда скршнатите...па, тие се, токму, поразените!

مَن يَهۡدِ ٱللَّهُ فَهُوَ ٱلۡمُهۡتَدِيۖ وَمَن يُضۡلِلۡ
فَأُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلۡخَٰسِرُونَ ١٧٨

**179.** Ние создадовме и џинови многу и луѓе многу за Џехеннемот: имаат срца, но со нив не разбираат, имаат очи, но со нив не гледаат, имаат уши, но со нив не слушаат, - како добиток се, дури и уште полоши. Секако, рамнодушни се!

وَلَقَدۡ ذَرَأۡنَا لِجَهَنَّمَ كَثِيرٗا مِّنَ ٱلۡجِنِّ وَٱلۡإِنسِۖ
لَهُمۡ قُلُوبٞ لَّا يَفۡقَهُونَ بِهَا وَلَهُمۡ أَعۡيُنٞ لَّا يُبۡصِرُونَ بِهَا
وَلَهُمۡ ءَاذَانٞ لَّا يَسۡمَعُونَ بِهَآۚ أُوْلَٰٓئِكَ كَٱلۡأَنۡعَٰمِ بَلۡ هُمۡ
أَضَلُّۚ أُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلۡغَٰفِلُونَ ١٧٩

**180.** Најубавите имиња се – Аллаховите! И со нив молете Му

وَلِلَّهِ ٱلۡأَسۡمَآءُ ٱلۡحُسۡنَىٰ فَٱدۡعُوهُ بِهَاۖ وَذَرُواْ ٱلَّذِينَ

се! Оставете ги оние што ги пренебрегнуваат имињата Негови. Ќе бидат казнети за она што го работеа.

يُلْحِدُونَ فِي أَسْمَٰٓئِهِۦ سَيُجْزَوْنَ مَا كَانُوا۟ يَعْمَلُونَ ١٨٠

**181.** А меѓу оние кои Ние ги создадовме има дружина...кон вистината упатуваат и според неа праведно постапуваат.

وَمِمَّنْ خَلَقْنَآ أُمَّةٌ يَهْدُونَ بِٱلْحَقِّ وَبِهِۦ يَعْدِلُونَ ١٨١

**182.** На оние кои ги сметаа за лажни ајетите Наши постапно, од кај што не знаат, кон пропаст ќе ги туркаме.

وَٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا سَنَسْتَدْرِجُهُم مِّنْ حَيْثُ لَا يَعْلَمُونَ ١٨٢

**183.** И Јас ќе им определам рок. Итрината Моја е цврста, навистина!

وَأُمْلِى لَهُمْ إِنَّ كَيْدِى مَتِينٌ ١٨٣

**184.** Не размислуваат ли? Другарот нивни не е безумник. Он е само опоменувач јасен!

أَوَلَمْ يَتَفَكَّرُوا۟ مَا بِصَاحِبِهِم مِّن جِنَّةٍ إِنْ هُوَ إِلَّا نَذِيرٌ مُّبِينٌ ١٨٤

**185.** Не гледаш ли во Земјата и во небесата и во она што го има создадено Аллах дека можеби им се приближува крајот нивни? Тогаш во кој говор по него веруваат!?

أَوَلَمْ يَنظُرُوا۟ فِى مَلَكُوتِ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَمَا خَلَقَ ٱللَّهُ مِن شَىْءٍ وَأَنْ عَسَىٰٓ أَن يَكُونَ قَدِ ٱقْتَرَبَ أَجَلُهُمْ فَبِأَىِّ حَدِيثٍۭ بَعْدَهُۥ يُؤْمِنُونَ ١٨٥

**186.** Оној кого Аллах ќе го скршне во заблуда никој не може да го упати. И ги пушта да талкаат во неверието нивно.

مَن يُضْلِلِ ٱللَّهُ فَلَا هَادِىَ لَهُۥ وَيَذَرُهُمْ فِى طُغْيَٰنِهِمْ يَعْمَهُونَ ١٨٦

**187.** Те прашуваат за Часот: “Кога ќе се случи?” Кажи: “Знаењето за тоа, навистина, е кај

يَسْـَٔلُونَكَ عَنِ ٱلسَّاعَةِ أَيَّانَ مُرْسَىٰهَا قُلْ إِنَّمَا عِلْمُهَا عِندَ رَبِّى لَا يُجَلِّيهَا لِوَقْتِهَآ إِلَّا هُوَ ثَقُلَتْ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ

работите твои сѐ додека не дојде вистината и сѐ додека не се обелодени наредбата Аллахова, а оние тоа го мразеа.

ٱلْأُمُورَ حَتَّىٰ جَآءَ ٱلْحَقُّ وَظَهَرَ أَمْرُ ٱللَّهِ وَهُمْ
كَٰرِهُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** Меѓу нив има кои зборуваат: “Дозволи ни и не фрлај нѐ во искушение!” И не паднаа ли токму во искушение? Џехеннемот, навистина, ќе ги опфати неверниците!

وَمِنْهُم مَّن يَقُولُ ٱئْذَن لِّى وَلَا تَفْتِنِّىٓ ۚ
أَلَا فِى ٱلْفِتْنَةِ سَقَطُوا۟ ۗ وَإِنَّ جَهَنَّمَ
لَمُحِيطَةٌۢ بِٱلْكَٰفِرِينَ ﴿٤٩﴾

**50.** Ако те снајде добро, тоа ги разочарува, а ако те снајде зло, зборуваат: “И од порано работата беше во рацете ваши,” и ги вртеа плеќите, радувајќи се.

إِن تُصِبْكَ حَسَنَةٌ تَسُؤْهُمْ ۖ
وَإِن تُصِبْكَ مُصِيبَةٌ يَقُولُوا۟ قَدْ أَخَذْنَآ
أَمْرَنَا مِن قَبْلُ وَيَتَوَلَّوا۟ وَّهُمْ فَرِحُونَ ﴿٥٠﴾

**51.** Кажи: “Ќе не снајде само она што го запиша Аллах за нас. Он е Заштитник наш.” Па, врз Аллах се потпираат верниците!

قُل لَّن يُصِيبَنَآ إِلَّا مَا كَتَبَ
ٱللَّهُ لَنَا هُوَ مَوْلَىٰنَا ۚ وَعَلَى ٱللَّهِ
فَلْيَتَوَكَّلِ ٱلْمُؤْمِنُونَ ﴿٥١﴾

**52.** Кажи: “Очекувате ли од нас само едно од две добра. Ние очекуваме од вас да ве снајде казна од Аллах или од рацете наши. Па, очекувајте и ние заедно со вас ќе очекуваме!”

قُلْ هَلْ تَرَبَّصُونَ بِنَآ إِلَّآ إِحْدَى ٱلْحُسْنَيَيْنِ ۖ
وَنَحْنُ نَتَرَبَّصُ بِكُمْ أَن يُصِيبَكُمُ ٱللَّهُ بِعَذَابٍ
مِّنْ عِندِهِۦٓ أَوْ بِأَيْدِينَا ۖ فَتَرَبَّصُوٓا۟
إِنَّا مَعَكُم مُّتَرَبِّصُونَ ﴿٥٢﴾

**53.** Кажи: “Било да трошите доброволно или, пак, присилно, нема да ви се прими.” Вие бевте, навистина, народ расипнички!

قُلْ أَنفِقُوا۟ طَوْعًا أَوْ كَرْهًا لَّن يُتَقَبَّلَ مِنكُمْ ۖ
إِنَّكُمْ كُنتُمْ قَوْمًا فَٰسِقِينَ ﴿٥٣﴾

**54.** Садаките нивни не им беа примени зашто оние, навистина,

وَمَا مَنَعَهُمْ أَن تُقْبَلَ مِنْهُمْ نَفَقَٰتُهُمْ إِلَّآ أَنَّهُمْ

не веруваа ни во Аллах ни во пејгамберот Негов, а кога кон намаз пристапуваа беа мрзливи и делеа само со презир.

كَفَرُوا۟ بِٱللَّهِ وَبِرَسُولِهِۦ وَلَا يَأْتُونَ ٱلصَّلَوٰةَ
إِلَّا وَهُمْ كُسَالَىٰ وَلَا يُنفِقُونَ إِلَّا وَهُمْ
كَـٰرِهُونَ ٥٤

**55.** Тогаш нека богатствата нивни не те чудат а ниту децата нивни! Аллах посакува, навистина, да ги казни во животот на овој свет и душите нивни да излезат како невернички.

فَلَا تُعْجِبْكَ أَمْوَٰلُهُمْ وَلَآ أَوْلَـٰدُهُمْ ۚ إِنَّمَا يُرِيدُ ٱللَّهُ
لِيُعَذِّبَهُم بِهَا فِى ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا وَتَزْهَقَ أَنفُسُهُمْ
وَهُمْ كَـٰفِرُونَ ٥٥

**56.** Да, оние се колнат во Аллах дека се со вас, но, всушност, не се со вас, туку се народ разединувачки.

وَيَحْلِفُونَ بِٱللَّهِ إِنَّهُمْ لَمِنكُمْ وَمَا هُم مِّنكُمْ
وَلَـٰكِنَّهُمْ قَوْمٌ يَفْرَقُونَ ٥٦

**57.** Кога би имале некакво засолниште или пештера или јама би се свртиле кон тоа, брзајќи да појдат!

لَوْ يَجِدُونَ مَلْجَـًٔا أَوْ مَغَـٰرَٰتٍ أَوْ مُدَّخَلًا
لَّوَلَّوْا۟ إِلَيْهِ وَهُمْ يَجْمَحُونَ ٥٧

**58.** Меѓу нив има и такви кои те грдат за садаката: па, ако ти дадеш, задоволни се, а ако не им дадеш, ете ги, се лутат!

وَمِنْهُم مَّن يَلْمِزُكَ فِى ٱلصَّدَقَـٰتِ فَإِنْ أُعْطُوا۟ مِنْهَا
رَضُوا۟ وَإِن لَّمْ يُعْطَوْا۟ مِنْهَآ إِذَا هُمْ يَسْخَطُونَ ٥٨

**59.** Кога оние би биле задоволни, навистина, со она што им го даде Аллах и пејгамберот Негов и да речеа: “Аллах ни е доста. Он ќе ни даде од добрината Своја и пејгамберот Негов. Ние, навистина, кон Аллах стремиме!”

وَلَوْ أَنَّهُمْ رَضُوا۟ مَآ ءَاتَىٰهُمُ ٱللَّهُ
وَرَسُولُهُۥ وَقَالُوا۟ حَسْبُنَا ٱللَّهُ سَيُؤْتِينَا ٱللَّهُ
مِن فَضْلِهِۦ وَرَسُولُهُۥٓ إِنَّآ إِلَى ٱللَّهِ رَٰغِبُونَ ٥٩

**60.** Да, садаките им припаѓаат на сиромашните и на јетимите и на оние кои ги собираат, на оние

۞ إِنَّمَا ٱلصَّدَقَـٰتُ لِلْفُقَرَآءِ وَٱلْمَسَـٰكِينِ
وَٱلْعَـٰمِلِينَ عَلَيْهَا وَٱلْمُؤَلَّفَةِ قُلُوبُهُمْ وَفِى ٱلرِّقَابِ

чии срца треба да се придобијат, и за откуп на робови, и на должниците, и на Аллаховиот пат, и на патниците. Ова е обврска од Аллах. Аллах е Зналец и Мудар!

وَٱلۡغَٰرِمِينَ وَفِي سَبِيلِ ٱللَّهِ وَٱبۡنِ ٱلسَّبِيلِۖ
فَرِيضَةٗ مِّنَ ٱللَّهِۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٞ ٦٠

**61.** Меѓу нив има и такви кои го вознемируваат пејгамберот и кои зборуваат: “Тој само слуша.” Кажи: “Она што го слуша е подобро за вас; верува во Аллах, и има доверба во верниците и тој е милостив кон оние меѓу вас кои веруваат.” А оние кои го вознемируваат пејгамберот Аллахов ќе имаат казна болна!

وَمِنۡهُمُ ٱلَّذِينَ يُؤۡذُونَ ٱلنَّبِيَّ وَيَقُولُونَ
هُوَ أُذُنٞۚ قُلۡ أُذُنُ خَيۡرٖ لَّكُمۡ يُؤۡمِنُ بِٱللَّهِ
وَيُؤۡمِنُ لِلۡمُؤۡمِنِينَ وَرَحۡمَةٞ لِّلَّذِينَ
ءَامَنُواْ مِنكُمۡۚ وَٱلَّذِينَ يُؤۡذُونَ رَسُولَ ٱللَّهِ
لَهُمۡ عَذَابٌ أَلِيمٞ ٦١

**62.** Ви се колнат во Аллах дека ќе ве задоволат, но Аллах и пејгамберот Негов имаат повеќе право, ако се верници, да бидат задоволни.

يَحۡلِفُونَ بِٱللَّهِ لَكُمۡ لِيُرۡضُوكُمۡ وَٱللَّهُ
وَرَسُولُهُۥٓ أَحَقُّ أَن يُرۡضُوهُ إِن كَانُواْ
مُؤۡمِنِينَ ٦٢

**63.** Не знаат ли дека за оние кои се спротиставуваат на Аллах и на пејгамберите Негови има оган џехеннемски во кој за навек ќе останат. Ете, тоа е казна голема!

أَلَمۡ يَعۡلَمُوٓاْ أَنَّهُۥ مَن يُحَادِدِ ٱللَّهَ
وَرَسُولَهُۥ فَأَنَّ لَهُۥ نَارَ جَهَنَّمَ خَٰلِدٗا فِيهَاۚ
ذَٰلِكَ ٱلۡخِزۡيُ ٱلۡعَظِيمُ ٦٣

**64.** Дволичните се плашат да не им се објави суре кое ќе ги извести за она што е во срцата нивни. Кажи: “Исмевајте се, но знајте дека Аллах, навистина, ќе го изнесе на виделина она од што се плашите!”

يَحۡذَرُ ٱلۡمُنَٰفِقُونَ أَن تُنَزَّلَ عَلَيۡهِمۡ سُورَةٞ
تُنَبِّئُهُم بِمَا فِي قُلُوبِهِمۡۚ قُلِ ٱسۡتَهۡزِءُوٓاْ
إِنَّ ٱللَّهَ مُخۡرِجٞ مَّا تَحۡذَرُونَ ٦٤

**65.** А кога, пак, би ги прашал сигурно би ти рекле: “Да, ние само разговараме и се играме.” Кажи: “Со Аллах ли се исмевате и со ајетите Негови и со пејгамберот?”

وَلَئِن سَأَلْتَهُمْ لَيَقُولُنَّ إِنَّمَا كُنَّا
نَخُوضُ وَنَلْعَبُ ۚ قُلْ أَبِاللَّهِ وَآيَاتِهِ وَرَسُولِهِ
كُنتُمْ تَسْتَهْزِئُونَ ﴿٦٥﴾

**66.** Не оправдувајте се! По верувањето ваше не верувавте. Ако ѝ простиме на една ваша дружина, друга дружина Ние ќе казниме затоа што се овие, навистина, силници!

لَا تَعْتَذِرُوا قَدْ كَفَرْتُم بَعْدَ إِيمَانِكُمْ ۚ إِن نَّعْفُ
عَن طَائِفَةٍ مِّنكُمْ نُعَذِّبْ طَائِفَةً
بِأَنَّهُمْ كَانُوا مُجْرِمِينَ ﴿٦٦﴾

**67.** Мажите дволични и жените дволични, еднисодруги се: наредуваат зло и одвраќаат од добро, а рацете им се стегнати. Забораваат на Аллах па и Он заборава на нив. Дволичните, навистина, се расипани!

الْمُنَافِقُونَ وَالْمُنَافِقَاتُ بَعْضُهُم مِّن بَعْضٍ ۚ
يَأْمُرُونَ بِالْمُنكَرِ وَيَنْهَوْنَ
عَنِ الْمَعْرُوفِ وَيَقْبِضُونَ أَيْدِيَهُمْ ۚ نَسُوا اللَّهَ
فَنَسِيَهُمْ ۗ إِنَّ الْمُنَافِقِينَ
هُمُ الْفَاسِقُونَ ﴿٦٧﴾

**68.** За жените дволични и за мажите дволични и за неверниците Аллах има ветено оган џехеннемски во кој за навек ќе останат. Тоа за нив е доволно. Аллах нив ги проколни и за нив има казна постојана!

وَعَدَ اللَّهُ الْمُنَافِقِينَ وَالْمُنَافِقَاتِ وَالْكُفَّارَ
نَارَ جَهَنَّمَ خَالِدِينَ فِيهَا ۚ هِيَ حَسْبُهُمْ ۚ وَلَعَنَهُمُ
اللَّهُ ۖ وَلَهُمْ عَذَابٌ مُّقِيمٌ ﴿٦٨﴾

**69.** Како што беше со оние пред вас кои поседуваа поголема моќ, и кои имаа повеќе имот, и кои имаа повеќе синови. Посакуваа, тогаш, уживање во делот свој, па и вие посакувате да уживате во делот ваш како што посакуваа да уживаат во делот

كَالَّذِينَ مِن قَبْلِكُمْ كَانُوا أَشَدَّ مِنكُمْ قُوَّةً
وَأَكْثَرَ أَمْوَالًا وَأَوْلَادًا فَاسْتَمْتَعُوا بِخَلَاقِهِمْ
فَاسْتَمْتَعْتُم بِخَلَاقِكُمْ كَمَا اسْتَمْتَعَ الَّذِينَ
مِن قَبْلِكُم بِخَلَاقِهِمْ وَخُضْتُمْ كَالَّذِي خَاضُوا ۚ
أُولَٰئِكَ حَبِطَتْ أَعْمَالُهُمْ فِي الدُّنْيَا وَالْآخِرَةِ ۖ
وَأُولَٰئِكَ هُمُ الْخَاسِرُونَ ﴿٦٩﴾

свој оние кои беа пред вас. Вие се спуштате во расправија онака како што се спуштаа и оние. Делата нивни ќе пропаднат и на овој свет и на Ахирет. Оние, токму, се поразените!

**70.** Нели им дојде кажување за оние пред нив - за народот на Нух, за Ад, за Семуд, за народот на Ибрахим и за жителите на Медјен и за оние од населбите испревртени? Им доаѓаа пејгамберите нивни со јасноти. Аллах никаков зулум не им направи, туку оние самите себеси зулум си направија!

أَلَمْ يَأْتِهِمْ نَبَأُ ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ قَوْمِ نُوحٍ
وَعَادٍ وَثَمُودَ وَقَوْمِ إِبْرَٰهِيمَ وَأَصْحَٰبِ
مَدْيَنَ وَٱلْمُؤْتَفِكَٰتِ ۚ أَتَتْهُمْ رُسُلُهُم
بِٱلْبَيِّنَٰتِ ۖ فَمَا كَانَ ٱللَّهُ لِيَظْلِمَهُمْ وَلَٰكِن
كَانُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ يَظْلِمُونَ ﴿٧٠﴾

**71.** Верниците и верничките се заштитници еднисодруги: наредуваат добро и одвраќаат од зло, клањаат намаз и даваат зекат и послушни се и на Аллах и на пејгамберот Негов. Аллах ним ќе им се смилува. Аллах, навистина, е Силен и Мудар!

وَٱلْمُؤْمِنُونَ وَٱلْمُؤْمِنَٰتُ بَعْضُهُمْ أَوْلِيَآءُ بَعْضٍ ۚ
يَأْمُرُونَ بِٱلْمَعْرُوفِ وَيَنْهَوْنَ عَنِ ٱلْمُنكَرِ
وَيُقِيمُونَ ٱلصَّلَوٰةَ وَيُؤْتُونَ ٱلزَّكَوٰةَ
وَيُطِيعُونَ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥٓ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ سَيَرْحَمُهُمُ ٱللَّهُ ۗ
إِنَّ ٱللَّهَ عَزِيزٌ حَكِيمٌ ﴿٧١﴾

**72.** Аллах им вети на верниците и на верничките бавчи низ кои реки течат и во нив за навек ќе останат, и станови убави во бавчата на Адн, и задоволство големо од Аллах. Ете, тоа е, токму, победа голема!

وَعَدَ ٱللَّهُ ٱلْمُؤْمِنِينَ وَٱلْمُؤْمِنَٰتِ جَنَّٰتٍ تَجْرِى
مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَا وَمَسَٰكِنَ طَيِّبَةً
فِى جَنَّٰتِ عَدْنٍ ۚ وَرِضْوَٰنٌ مِّنَ ٱللَّهِ أَكْبَرُ ۚ
ذَٰلِكَ هُوَ ٱلْفَوْزُ ٱلْعَظِيمُ ﴿٧٢﴾

**73.** О пејгамберу, бори се против неверниците и дволичните, и

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّبِىُّ جَٰهِدِ ٱلْكُفَّارَ وَٱلْمُنَٰفِقِينَ

биди строг кон нив! Џехеннемот е престојувалиште нивно. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

وَٱغۡلُظۡ عَلَيۡهِمۡۚ وَمَأۡوَىٰهُمۡ جَهَنَّمُۖ
وَبِئۡسَ ٱلۡمَصِيرُ ٧٣

**74.** Се колнат во Аллах дека не зборуваа. Но, веќе зборуваа невернички говор и не веруваа по верувањето нивно и тежнееја за она што не го постигнаа; ги мразеа верниците затоа што Аллах ги опсипа со изобилие а и пејгамберот Негов од добрината Негова. Па, ако се покајат тоа ќе биде подобро за нив, а ако, пак, ги свртат плеќите, Аллах ќе ги казни со казна болна и на овој свет и на Ахирет. За нив на земјава нема ни заштитник ни поддржник!

يَحۡلِفُونَ بِٱللَّهِ مَا قَالُواْ وَلَقَدۡ قَالُواْ كَلِمَةَ ٱلۡكُفۡرِ
وَكَفَرُواْ بَعۡدَ إِسۡلَٰمِهِمۡ وَهَمُّواْ بِمَا لَمۡ يَنَالُواْۚ
وَمَا نَقَمُوٓاْ إِلَّآ أَنۡ أَغۡنَىٰهُمُ ٱللَّهُ وَرَسُولُهُۥ مِن فَضۡلِهِۦۚ
فَإِن يَتُوبُواْ يَكُ خَيۡرٗا لَّهُمۡۖ وَإِن يَتَوَلَّوۡاْ يُعَذِّبۡهُمُ
ٱللَّهُ عَذَابًا أَلِيمٗا فِي ٱلدُّنۡيَا وَٱلۡأٓخِرَةِۚ وَمَا لَهُمۡ
فِي ٱلۡأَرۡضِ مِن وَلِيّٖ وَلَا نَصِيرٖ ٧٤

**75.** Некои од нив дадоа завет на Аллах: “Ако ни дојде од добрината Негова ќе делеме садаки и, всушност, ќе бидеме меѓу добрите луѓе!”

۞ وَمِنۡهُم مَّنۡ عَٰهَدَ ٱللَّهَ لَئِنۡ ءَاتَىٰنَا
مِن فَضۡلِهِۦ لَنَصَّدَّقَنَّ وَلَنَكُونَنَّ مِنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ٧٥

**76.** И бидејќи им даде од добрината Своја, шкртареа, ги свртија плеќите; оние, секако, се рамнодушните!

فَلَمَّآ ءَاتَىٰهُم مِّن فَضۡلِهِۦ بَخِلُواْ بِهِۦ وَتَوَلَّواْ
وَّهُم مُّعۡرِضُونَ ٧٦

**77.** Па, Он им надоврза врз срцата нивни дволичност сè до Денот во кој оние ќе Го сретнат зашто не се придржуваат кон она што му го ветија на Аллах и затоа што лажеа.

فَأَعۡقَبَهُمۡ نِفَاقٗا فِي قُلُوبِهِمۡ إِلَىٰ يَوۡمِ يَلۡقَوۡنَهُۥ
بِمَآ أَخۡلَفُواْ ٱللَّهَ مَا وَعَدُوهُ وَبِمَا كَانُواْ
يَكۡذِبُونَ ٧٧

**78.** Не знаат ли дека Аллах, навистина, ги знае тајните нивни и шепотењето нивно, и дека Аллах, навистина, е Зналец на тајните!

أَلَمْ يَعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ يَعْلَمُ سِرَّهُمْ وَنَجْوَىٰهُمْ
وَأَنَّ ٱللَّهَ عَلَّٰمُ ٱلْغُيُوبِ ﴿٧٨﴾

**79.** На оние кои ги одзборуваат послушните меѓу верниците заради садаките, и на оние кои ги даваат само врз трудот нивни па, Аллах, ќе ги потчини. Аллах е Оној кој потчинува и за нив има казна болна!

ٱلَّذِينَ يَلْمِزُونَ ٱلْمُطَّوِّعِينَ
مِنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ فِى ٱلصَّدَقَٰتِ وَٱلَّذِينَ
لَا يَجِدُونَ إِلَّا جُهْدَهُمْ فَيَسْخَرُونَ مِنْهُمْ ۙ سَخِرَ ٱللَّهُ
مِنْهُمْ وَلَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿٧٩﴾

**80.** Ќе бараш ли прошка за нив или нема да бараш, па дури и да бараш прошка за нив и седумдесет пати па, Аллах, никогаш не ќе им прости. Ете, тоа е заради неверувањето нивно во Аллах и во пејгамберот Негов. Аллах не го упатува народот расипнички!

ٱسْتَغْفِرْ لَهُمْ أَوْ لَا تَسْتَغْفِرْ لَهُمْ إِن تَسْتَغْفِرْ لَهُمْ
سَبْعِينَ مَرَّةً فَلَن يَغْفِرَ ٱللَّهُ لَهُمْ ۚ ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ
كَفَرُوا۟ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ ۗ وَٱللَّهُ لَا يَهْدِى
ٱلْقَوْمَ ٱلْفَٰسِقِينَ ﴿٨٠﴾

**81.** Оние кои останa во домовите свои, зад пејгамберот Аллахов, и кои презираа да се борат на патот од Аллах и со имотот свој и со животите свои, и кои зборуваа: “Не одете во борба на оваа вруќина! “ Кажи: “Огнот џехеннемски е пожежок!” Е, само кога би сфатиле!

فَرِحَ ٱلْمُخَلَّفُونَ بِمَقْعَدِهِمْ خِلَٰفَ رَسُولِ
ٱللَّهِ وَكَرِهُوٓا۟ أَن يُجَٰهِدُوا۟ بِأَمْوَٰلِهِمْ وَأَنفُسِهِمْ فِى سَبِيلِ
ٱللَّهِ وَقَالُوا۟ لَا تَنفِرُوا۟ فِى ٱلْحَرِّ ۗ قُلْ نَارُ جَهَنَّمَ
أَشَدُّ حَرًّا ۚ لَّوْ كَانُوا۟ يَفْقَهُونَ ﴿٨١﴾

**82.** Па, малку нека се смеат, а многу нека плачат: награда ќе им биде за она што го спечалија.

فَلْيَضْحَكُوا۟ قَلِيلًا وَلْيَبْكُوا۟ كَثِيرًا
جَزَآءًۢ بِمَا كَانُوا۟ يَكْسِبُونَ ﴿٨٢﴾

**83.** Па, ако Аллах те врати до една дружина меѓу нив и ако

فَإِن رَّجَعَكَ ٱللَّهُ إِلَىٰ طَآئِفَةٍ مِّنْهُمْ فَٱسْتَـْٔذَنُوكَ

бараат од тебе дозвола да излезеш во борба па, кажи: “Никогаш нема да излезете во борба со мене и никогаш нема да се борите со мене против непријателот зашто вие, секако, бевте задоволни што останавте првиот пат. Останете, тогаш, со оние кои и онака се останати!”

لِلْخُرُوجِ فَقُل لَّن تَخْرُجُوا۟ مَعِىَ أَبَدًا وَلَن تُقَـٰتِلُوا۟
مَعِىَ عَدُوًّا ۖ إِنَّكُمْ رَضِيتُم بِٱلْقُعُودِ أَوَّلَ مَرَّةٍ
فَٱقْعُدُوا۟ مَعَ ٱلْخَـٰلِفِينَ ﴿٨٣﴾

**84.** И никогаш никому од нив не клањајте џеназе и не присаствувајте никогаш на погребот негов. Оние, навистина, не веруваа ни во Аллах ни во пејгамберот Негов и умреа, секако, како расипани.

وَلَا تُصَلِّ عَلَىٰٓ أَحَدٍ مِّنْهُم مَّاتَ أَبَدًا وَلَا تَقُمْ عَلَىٰ قَبْرِهِۦٓ ۖ
إِنَّهُمْ كَفَرُوا۟ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ وَمَاتُوا۟
وَهُمْ فَـٰسِقُونَ ﴿٨٤﴾

**85.** И нека не те чуди ни имотот нивни ни децата нивни. Аллах, навистина, посакува да ги казни со тоа на овој свет и самите себеси да си злодогрдат. Оние се, токму, неверници!

وَلَا تُعْجِبْكَ أَمْوَٰلُهُمْ وَأَوْلَـٰدُهُمْ ۚ إِنَّمَا يُرِيدُ ٱللَّهُ
أَن يُعَذِّبَهُم بِهَا فِى ٱلدُّنْيَا وَتَزْهَقَ أَنفُسُهُمْ
وَهُمْ كَـٰفِرُونَ ﴿٨٥﴾

**86.** И кога ќе им се објави суре за ова: “Верувајте во Аллах и борете се со пејгамберот Негов”, - најимашливите меѓу нив ќе побараат од тебе дозвола и ќе речат: “Остави нè да бидеме со оние кои остануваат!”

وَإِذَآ أُنزِلَتْ سُورَةٌ أَنْ ءَامِنُوا۟ بِٱللَّهِ وَجَـٰهِدُوا۟
مَعَ رَسُولِهِ ٱسْتَـْٔذَنَكَ أُو۟لُوا۟ ٱلطَّوْلِ مِنْهُمْ
وَقَالُوا۟ ذَرْنَا نَكُن مَّعَ ٱلْقَـٰعِدِينَ ﴿٨٦﴾

**87.** Задоволни беа што останаа со оние кои не одат во борба, и беа запечатени срцата нивни, и оние не сфаќаат.

رَضُوا۟ بِأَن يَكُونُوا۟ مَعَ ٱلْخَوَالِفِ وَطُبِعَ
عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ فَهُمْ لَا يَفْقَهُونَ ﴿٨٧﴾

**88.** Но, пејгамберот и оние кои веруваа, борејќи се со него и со имотот свој и со животот свој, всушност, ќе имаат благодати и ќе бидат, токму, спасените!

لَٰكِنِ ٱلرَّسُولُ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ مَعَهُۥ جَٰهَدُواْ
بِأَمۡوَٰلِهِمۡ وَأَنفُسِهِمۡۚ وَأُوْلَٰٓئِكَ لَهُمُ ٱلۡخَيۡرَٰتُۖ
وَأُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلۡمُفۡلِحُونَ ٨٨

**89.** За нив Аллах подготви бавчи низ кои реки течат, и во нив за навек ќе останат. Ете, тоа е награда голема!

أَعَدَّ ٱللَّهُ لَهُمۡ جَنَّٰتٖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهَا ٱلۡأَنۡهَٰرُ
خَٰلِدِينَ فِيهَاۚ ذَٰلِكَ ٱلۡفَوۡزُ ٱلۡعَظِيمُ ٨٩

**90.** Некои од бедуините доаѓаа да се извинат и да побараат дозвола да не одат во борба: останаа оние кои лажеа за Аллах и за пејгамберот Негов. На оние меѓу нив кои не веруваа ќе ги снајде казна болна!

وَجَآءَ ٱلۡمُعَذِّرُونَ مِنَ ٱلۡأَعۡرَابِ لِيُؤۡذَنَ لَهُمۡ
وَقَعَدَ ٱلَّذِينَ كَذَبُواْ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥۚ سَيُصِيبُ ٱلَّذِينَ
كَفَرُواْ مِنۡهُمۡ عَذَابٌ أَلِيمٞ ٩٠

**91.** Тоа не е обврска ни за слабите ни за болните, ни за оние кои немаат средства да излезат во борба доколку се, секако, искрени и кон Аллах и кон пејгамберот Негов. Нема начин на кој може да им се приговори на доброчинителите. Аллах е Проступувач и Сомилосен!

لَّيۡسَ عَلَى ٱلضُّعَفَآءِ وَلَا عَلَى ٱلۡمَرۡضَىٰ وَلَا عَلَى
ٱلَّذِينَ لَا يَجِدُونَ مَا يُنفِقُونَ حَرَجٌ
إِذَا نَصَحُواْ لِلَّهِ وَرَسُولِهِۦۚ مَا عَلَى ٱلۡمُحۡسِنِينَ
مِن سَبِيلٖۚ وَٱللَّهُ غَفُورٞ رَّحِيمٞ ٩١

**92.** Ниту против оние кои, кога ти дојдоа да им дадеш животни за јавање, и кога им рече: “Не можам да најдам животни за јавање за вас”, и ги свртеа плеќите, а очите, ронејќи им солзи, тажни заради тоа што не можеа да се снабдат со тоа.

وَلَا عَلَى ٱلَّذِينَ إِذَا مَآ أَتَوۡكَ لِتَحۡمِلَهُمۡ قُلۡتَ
لَآ أَجِدُ مَآ أَحۡمِلُكُمۡ عَلَيۡهِ تَوَلَّواْ وَّأَعۡيُنُهُمۡ
تَفِيضُ مِنَ ٱلدَّمۡعِ حَزَنًا أَلَّا يَجِدُواْ
مَا يُنفِقُونَ ٩٢

**93**. Да, има начин против оние кои бараа од тебе дозвола а беа, секако, богати и задоволни затоа што останаа со оние кои не отидоа во борба. Аллах ги запечати срцата нивни и оние, токму, не знаат!

۞ إِنَّمَا ٱلسَّبِيلُ عَلَى ٱلَّذِينَ يَسْتَـْٔذِنُونَكَ
وَهُمْ أَغْنِيَآءُ رَضُوا۟ بِأَن يَكُونُوا۟ مَعَ ٱلْخَوَالِفِ
وَطَبَعَ ٱللَّهُ عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ فَهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ﴿٩٣﴾

**94.** Оние ќе ви се правдаат кога ќе се вратите кај нив. Кажи: “Не оправдувајте се, никогаш нема да ви веруваме, бидејќи Аллах нѐ извести за вас, навистина! Аллах ќе ги види делата ваши, а и пејгамберот Негов. Потоа ќе се вратите кај Зналецот на тајното и видливото, па ќе ве извести за она што го работевте.

يَعْتَذِرُونَ إِلَيْكُمْ إِذَا رَجَعْتُمْ إِلَيْهِمْ ۚ قُل
لَّا تَعْتَذِرُوا۟ لَن نُّؤْمِنَ لَكُمْ قَدْ نَبَّأَنَا ٱللَّهُ
مِنْ أَخْبَارِكُمْ ۚ وَسَيَرَى ٱللَّهُ عَمَلَكُمْ وَرَسُولُهُۥ
ثُمَّ تُرَدُّونَ إِلَىٰ عَٰلِمِ ٱلْغَيْبِ وَٱلشَّهَٰدَةِ
فَيُنَبِّئُكُم بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿٩٤﴾

**95.** Ќе ви се колнат во Аллах кога ќе им се вратите за да ги избегнете. Избегнувајте ги! Да, оние се нечист а престојувалиштето нивно, како награда, е Џехеннемот,токму, заради она што го спечалија.

سَيَحْلِفُونَ بِٱللَّهِ لَكُمْ إِذَا ٱنقَلَبْتُمْ إِلَيْهِمْ
لِتُعْرِضُوا۟ عَنْهُمْ ۖ فَأَعْرِضُوا۟ عَنْهُمْ ۖ إِنَّهُمْ رِجْسٌ ۖ
وَمَأْوَىٰهُمْ جَهَنَّمُ جَزَآءًۢ بِمَا كَانُوا۟
يَكْسِبُونَ ﴿٩٥﴾

**96.** Оние ви се колнат за да бидете задоволни од нив. Е,па, ако бидете задоволни од нив, па, Аллах, навистина, нема да биде задоволен од народот расипнички!

يَحْلِفُونَ لَكُمْ لِتَرْضَوْا۟ عَنْهُمْ ۖ فَإِن تَرْضَوْا۟ عَنْهُمْ
فَإِنَّ ٱللَّهَ لَا يَرْضَىٰ عَنِ ٱلْقَوْمِ ٱلْفَٰسِقِينَ ﴿٩٦﴾

**97.** Бедуините се најцврсти во неверувањето и во дволичноста и најсвојствено им е да не ги

ٱلْأَعْرَابُ أَشَدُّ كُفْرًا وَنِفَاقًا وَأَجْدَرُ
أَلَّا يَعْلَمُوا۟ حُدُودَ مَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ عَلَىٰ رَسُولِهِۦ ۗ وَٱللَّهُ

знаат границите на она што го објави Аллах на пејгамберот Свој. Аллах е Зналец и Мудар!

عَلِيمٌ حَكِيمٌ ٩٧

**98.** Меѓу бедуините има и такви кои го прифаќаат она што го делат како нешто пропаднато, и одвај очекуваат да ве погодат несреќи! Несреќата на злото нив нека ги погоди! Аллах е Слушач и Зналец!

وَمِنَ ٱلْأَعْرَابِ مَن يَتَّخِذُ مَا يُنفِقُ مَغْرَمًا
وَيَتَرَبَّصُ بِكُمُ ٱلدَّوَآئِرَ عَلَيْهِمْ دَآئِرَةُ ٱلسَّوْءِ
وَٱللَّهُ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ٩٨

**99.** Меѓу бедуините има и такви кои веруваат и во Аллах и во Ахирет и го прифаќаат она што го делат како средство да се биде во близината на Аллах и заради благословите на пејгамберите. Па, за нив тоа, навистина, е приближување. Аллах ќе ги воведе во милоста Своја. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

وَمِنَ ٱلْأَعْرَابِ مَن يُؤْمِنُ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ
ٱلْآخِرِ وَيَتَّخِذُ مَا يُنفِقُ قُرُبَٰتٍ عِندَ ٱللَّهِ
وَصَلَوَٰتِ ٱلرَّسُولِ أَلَآ إِنَّهَا قُرْبَةٌ لَّهُمْ
سَيُدْخِلُهُمُ ٱللَّهُ فِى رَحْمَتِهِۦٓ إِنَّ ٱللَّهَ
غَفُورٌ رَّحِيمٌ ٩٩

**100.** Со претходниците прввенци меѓу мухаџирите и меѓу енсариите и оние кои ги следеа во доброчинство... Аллах е задоволен со нив, а и тие се задоволни со Него. За нив Он подготви бавчи низ кои реки течат и во нив за навек ќе останат. Ете, тоа е победа голема!

وَٱلسَّٰبِقُونَ ٱلْأَوَّلُونَ مِنَ ٱلْمُهَٰجِرِينَ
وَٱلْأَنصَارِ وَٱلَّذِينَ ٱتَّبَعُوهُم بِإِحْسَٰنٍ رَّضِىَ
ٱللَّهُ عَنْهُمْ وَرَضُوا۟ عَنْهُ وَأَعَدَّ لَهُمْ جَنَّٰتٍ
تَجْرِى تَحْتَهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَآ أَبَدًا
ذَٰلِكَ ٱلْفَوْزُ ٱلْعَظِيمُ ١٠٠

**101.** А меѓу бедуините кои се околу вас има и дволични, а и меѓу жителите на Медина: истрајни во дволичноста. Ти не ги знаеш, а Ние ги знаеме. Ќе ги

وَمِمَّنْ حَوْلَكُم مِّنَ ٱلْأَعْرَابِ مُنَٰفِقُونَ
وَمِنْ أَهْلِ ٱلْمَدِينَةِ مَرَدُوا۟ عَلَى ٱلنِّفَاقِ لَا تَعْلَمُهُمْ
نَحْنُ نَعْلَمُهُمْ سَنُعَذِّبُهُم مَّرَّتَيْنِ ثُمَّ يُرَدُّونَ

казниме во два наврата, а потоа пак ќе бидат вратени во казната голема!

إِلَىٰ عَذَابٍ عَظِيمٍ ١٠١

**102.** И други, пак, кои ги признаваа гревовите свои, мешајќи ги добрите дела со други, лоши дела. Ним Аллах, можеби, ќе им прости. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

وَءَاخَرُونَ ٱعْتَرَفُوا۟ بِذُنُوبِهِمْ خَلَطُوا۟ عَمَلًا صَٰلِحًا
وَءَاخَرَ سَيِّئًا عَسَى ٱللَّهُ أَن يَتُوبَ عَلَيْهِمْ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ
غَفُورٌ رَّحِيمٌ ١٠٢

**103.** Земај од имотите нивни садака за да ги очистиш со тоа и да ги облагородиш, и помоли се за нив. Молбата твоја, навистина, ќе ги смири! Аллах е Слушач и Зналец!

خُذْ مِنْ أَمْوَٰلِهِمْ صَدَقَةً تُطَهِّرُهُمْ وَتُزَكِّيهِم بِهَا
وَصَلِّ عَلَيْهِمْ ۖ إِنَّ صَلَوٰتَكَ سَكَنٌ لَّهُمْ ۗ
وَٱللَّهُ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ١٠٣

**104.** Не знаат ли дека Аллах, навистина, е Оној кој прима покајание од робовите Свои; Он ги прима и садаките. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

أَلَمْ يَعْلَمُوٓا۟ أَنَّ ٱللَّهَ هُوَ يَقْبَلُ ٱلتَّوْبَةَ عَنْ عِبَادِهِۦ
وَيَأْخُذُ ٱلصَّدَقَٰتِ وَأَنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلتَّوَّابُ
ٱلرَّحِيمُ ١٠٤

**105.** И кажи: “Работете! Па, Аллах ќе го види работењето ваше, а и пејгамберот Негов и верниците; и ќе бидете вратени кон Зналецот на тајното и видливото па ќе ве извести за она што го работевте.”

وَقُلِ ٱعْمَلُوا۟ فَسَيَرَى ٱللَّهُ عَمَلَكُمْ وَرَسُولُهُۥ وَٱلْمُؤْمِنُونَ ۖ
وَسَتُرَدُّونَ إِلَىٰ عَٰلِمِ ٱلْغَيْبِ وَٱلشَّهَٰدَةِ فَيُنَبِّئُكُم
بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ١٠٥

**106.** Има и други кои останаа во исчекување на наредбата на Аллах: Он или ќе ги казни или ќе им прости. Аллах е Зналец и Мудар!

وَءَاخَرُونَ مُرْجَوْنَ لِأَمْرِ ٱللَّهِ إِمَّا يُعَذِّبُهُمْ
وَإِمَّا يَتُوبُ عَلَيْهِمْ ۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ١٠٦

**107.** И оние кои изградија Месџид само да направат штета и да поттикнат неверство, да ги одвојат верниците, подготвувајќи го за оној кој војува против Аллах и пејгамберот Негов од порано, кој сигурно се колни: “Ние само добро посакуваме.” А Аллах сведочи дека тие, навистина, се лашковци!

وَٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُواْ مَسۡجِدٗا ضِرَارٗا وَكُفۡرٗا
وَتَفۡرِيقَۢا بَيۡنَ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ وَإِرۡصَادٗا لِّمَنۡ
حَارَبَ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ مِن قَبۡلُۚ وَلَيَحۡلِفُنَّ إِنۡ أَرَدۡنَآ
إِلَّا ٱلۡحُسۡنَىٰۖ وَٱللَّهُ يَشۡهَدُ إِنَّهُمۡ لَكَٰذِبُونَ ١٠٧

**108.** И никогаш не здружувајте се во него. Месџидот, кој е подигнат уште од првиот ден заради богобојазливост, заслужува повеќе да се задржи во него. Во него се луѓето кои сакаат да се очистат, а Аллах ги љуби чистите!

لَا تَقُمۡ فِيهِ أَبَدٗاۚ لَّمَسۡجِدٌ أُسِّسَ عَلَى ٱلتَّقۡوَىٰ
مِنۡ أَوَّلِ يَوۡمٍ أَحَقُّ أَن تَقُومَ فِيهِۚ فِيهِ رِجَالٞ
يُحِبُّونَ أَن يَتَطَهَّرُواْۚ وَٱللَّهُ يُحِبُّ
ٱلۡمُطَّهِّرِينَ ١٠٨

**109.** Кој е подобар? Оној кој ја темели градбата заради богобојазливост и задоволство или оној кој ја темели градбата на работ од подлокан брег, кој е наведнат, па само што не се сруши во него, во огнот џехеннемски? А Аллах не го упатува народот зулумќарски!

أَفَمَنۡ أَسَّسَ بُنۡيَٰنَهُۥ عَلَىٰ تَقۡوَىٰ مِنَ ٱللَّهِ
وَرِضۡوَٰنٍ خَيۡرٌ أَم مَّنۡ أَسَّسَ بُنۡيَٰنَهُۥ عَلَىٰ شَفَا
جُرُفٍ هَارٖ فَٱنۡهَارَ بِهِۦ فِي نَارِ جَهَنَّمَۗ وَٱللَّهُ لَا يَهۡدِي
ٱلۡقَوۡمَ ٱلظَّٰلِمِينَ ١٠٩

**110.** Градбата што ја подигнале потајно, ќе биде сомневање во срцата нивни сè додека срцата нивни не се разделат. Аллах е Зналец и Мудар!

لَا يَزَالُ بُنۡيَٰنُهُمُ ٱلَّذِي بَنَوۡاْ رِيبَةٗ فِي قُلُوبِهِمۡ
إِلَّآ أَن تَقَطَّعَ قُلُوبُهُمۡۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ١١٠

**111.** Да, Аллах ги купи од верниците и животите нивни и имотот нивни: за нив има Џен-

۞إِنَّ ٱللَّهَ ٱشۡتَرَىٰ مِنَ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ أَنفُسَهُمۡ
وَأَمۡوَٰلَهُم بِأَنَّ لَهُمُ ٱلۡجَنَّةَۚ يُقَٰتِلُونَ

нет; се борат на Аллаховиот пат, убиваат на него и бидуваат убивани. Ова е вистинското ветување Негово и во Теврат и во Инџил и во Кур’ан. И кој го исполнува ветувањето негово како што тоа го прави Аллах? Зарадувајте се со трговијата ваша со која, всушност, работете. Ете, тоа е победа голема!

في سبيل الله فيقتلون ويقتلون وعدا عليه
حقا في التورىة والإنجيل والقرءان
ومن أوفى بعهده من الله فاستبشروا
ببيعكم الذي بايعتم به وذلك هو الفوز
العظيم ﴿١١١﴾

**112.** Онаквите се кајат, и обожаваат, се заблагодаруваат, и патуваат и на руку’ и на сеџде паѓаат, и наредуваат добро и одвраќаат од зло, и ги чуваат границите Аллахови. И зарадувај ги верниците!

التائبون العابدون الحامدون
السائحون الراكعون الساجدون
الآمرون بالمعروف والناهون
عن المنكر والحافظون لحدود الله
وبشر المؤمنين ﴿١١٢﴾

**113.** И пејгамберот и верниците немаат да бараат прошка за многубошците, па било да се работи и за роднини блиски, од кога им беше објасането дека оние, навистина, се жители џехеннемски.

ما كان للنبي والذين ءامنوا أن يستغفروا
للمشركين ولو كانوا أولي قربى من بعد
ما تبين لهم أنهم أصحاب الجحيم ﴿١١٣﴾

**114.** Немаше право ни Ибрахим да бара прошка за својот бабо. Но, тука се работеше за ветувањето што само тој му го беше дал. И бидејќи му стана јасно дека тој, навистина, е непријател на Аллах, се откажа. Да, Ибрахим беше милостив и благ!

وما كان استغفار إبرهيم لأبيه إلا عن
موعدة وعدها إياه فلما تبين له أنه عدو
لله تبرأ منه إن إبرهيم لأوه حليم ﴿١١٤﴾

**115**. И Аллах не го скршнуваше во заблуда еден народ по упату-

وما كان الله ليضل قوما بعد إذ هدىهم

вањето негово сѐ додека не му беше јасно од што треба да се чува. Аллах, навистина, знае сѐ!

حَتَّىٰ يُبَيِّنَ لَهُم مَّا يَتَّقُونَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمٌ ﴿١١٥﴾

**116.** Власта и на небесата и на Земјата, навистина, е - Аллахова! Он оживува и Он усмртува. Вие, освен Аллах, немате ни заштитник ни поддржник!

إِنَّ ٱللَّهَ لَهُۥ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۖ يُحْىِۦ وَيُمِيتُ ۚ وَمَا لَكُم مِّن دُونِ ٱللَّهِ مِن وَلِىٍّ وَلَا نَصِيرٍ ﴿١١٦﴾

**117.** Да, Аллах му прости на пејгамберот и на мухаџирите и на енсариите кои го следеа во тешкиот миг, - кога срцата на една дружина меѓу нив само што не се поколебаа; потоа Он им прости. Он, навистина, кон нив е Сочувствителен и Сомилосен!

لَّقَد تَّابَ ٱللَّهُ عَلَى ٱلنَّبِىِّ وَٱلْمُهَٰجِرِينَ وَٱلْأَنصَارِ ٱلَّذِينَ ٱتَّبَعُوهُ فِى سَاعَةِ ٱلْعُسْرَةِ مِنۢ بَعْدِ مَا كَادَ يَزِيغُ قُلُوبُ فَرِيقٍ مِّنْهُمْ ثُمَّ تَابَ عَلَيْهِمْ ۚ إِنَّهُۥ بِهِمْ رَءُوفٌ رَّحِيمٌ ﴿١١٧﴾

**118.** И на тројцата кои изостанаа од војната: тогаш кога земјата, и покрај широчината нејзина, им изгледаше тесна, и кога душите нивни им се стеснаа, и кога помислија дека, освен Аллах, нема друго засолниште. Потоа Он им прости само за да се покајат. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

وَعَلَى ٱلثَّلَٰثَةِ ٱلَّذِينَ خُلِّفُوا۟ حَتَّىٰٓ إِذَا ضَاقَتْ عَلَيْهِمُ ٱلْأَرْضُ بِمَا رَحُبَتْ وَضَاقَتْ عَلَيْهِمْ أَنفُسُهُمْ وَظَنُّوٓا۟ أَن لَّا مَلْجَأَ مِنَ ٱللَّهِ إِلَّآ إِلَيْهِ ثُمَّ تَابَ عَلَيْهِمْ لِيَتُوبُوٓا۟ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلتَّوَّابُ ٱلرَّحِيمُ ﴿١١٨﴾

**119.** О верници, плашете се од Аллах и бидете меѓу искрените!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَكُونُوا۟ مَعَ ٱلصَّٰدِقِينَ ﴿١١٩﴾

**120.** Жителите на Медина и бедуините околу нив не требаше да останат зад пејгамберот Аллахов, и да му дадат предност на

مَا كَانَ لِأَهْلِ ٱلْمَدِينَةِ وَمَنْ حَوْلَهُم مِّنَ ٱلْأَعْرَابِ أَن يَتَخَلَّفُوا۟ عَن رَّسُولِ ٱللَّهِ وَلَا يَرْغَبُوا۟ بِأَنفُسِهِمْ عَن نَّفْسِهِۦ ۚ ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ لَا يُصِيبُهُمْ

животот нивни над животот негов. Ете, затоа на Аллаховиот пат нема да им се случи ни жед, ни замор, ни глад, а ниту пак ќе заземат некое место што ќе ги разгневи неверниците, а ниту пак ќе претрпат ни малку неволја од непријателот, а тоа да не им биде впишано како добро дело. Аллах, навистина, не прави да пропадне наградата за доброчинителите,

ظمأ ولا نصب ولا مخمصة في سبيل الله
ولا يطئون موطئا يغيظ الكفار
ولا ينالون من عدو نيلا إلا كتب لهم
به عمل صالح إن الله لا يضيع أجر
المحسنين ﴿١٢٠﴾

**121.** и не ќе поделат милосрдие ни мало ни големо, и не ќе преминат долина а да не им биде запишано; и Аллах, секако, ќе ги награди подобро од она што го работеа.

ولا ينفقون نفقة صغيرة ولا كبيرة
ولا يقطعون واديا إلا كتب لهم
ليجزيهم الله أحسن ما كانوا يعملون ﴿١٢١﴾

**122.** Сите верници не треба да одат во борба. Од секоја дружина меѓу нив, тогаш, нека се најдат неколкумина кои ќе го толкуваат законот на верата, и кои ќе го опоменуваат народот свој кога ќе им се вратат. Можеби тие ќе бидат претпазливи!

۞ وما كان المؤمنون لينفروا كافة
فلولا نفر من كل فرقة منهم طائفة ليتفقهوا
في الدين ولينذروا قومهم إذا رجعوا إليهم
لعلهم يحذرون ﴿١٢٢﴾

**123.** О верници, борете се против неверниците кои се околу вас, и нека при вас најдат тврдост. И знајте дека Аллах, навистина, е со богобојазливите!

يا أيها الذين آمنوا قاتلوا الذين يلونكم
من الكفار وليجدوا فيكم غلظة
واعلموا أن الله مع المتقين ﴿١٢٣﴾

**124.** И кога ќе се објави едно суре... па, меѓу нив има кои зборуваат: “Кому меѓу вас ова го зголеми иманот?” А што се однесува, пак, до оние кои веруваа им го зголеми иманот и оние, токму, се радуваат.

وإذا ما أنزلت سورة فمنهم من يقول أيكم
زادته هذه إيمانا فأما الذين آمنوا
فزادتهم إيمانا وهم يستبشرون ﴿١٢٤﴾

**125.** А што се однесува, пак, до оние во чии срца има болештина... та, Он им го зголеми срамното дело над срамните дела нивни и, токму, умреа како неверници.

وَأَمَّا ٱلَّذِينَ فِي قُلُوبِهِم مَّرَضٌ فَزَادَتْهُمْ رِجْسًا إِلَىٰ رِجْسِهِمْ وَمَاتُواْ وَهُمْ كَٰفِرُونَ ١٢٥

**126.** Не гледаат ли дека, навистина, секоја година еднаш или двапати паѓаат во искушение? Потоа не се кајат, а ниту се сеќаваат!

أَوَلَا يَرَوْنَ أَنَّهُمْ يُفْتَنُونَ فِي كُلِّ عَامٍ مَّرَّةً أَوْ مَرَّتَيْنِ ثُمَّ لَا يَتُوبُونَ وَلَا هُمْ يَذَّكَّرُونَ ١٢٦

**127.** И кога ќе им се објави суре, гледаат едниводруги: “Ве гледа ли некој?” Потоа ќе се разотидат. Па, нека Аллах ги раздедини срцата нивни, зашто, навистина, се народ кој не сфаќа.

وَإِذَا مَآ أُنزِلَتْ سُورَةٌ نَّظَرَ بَعْضُهُمْ إِلَىٰ بَعْضٍ هَلْ يَرَىٰكُم مِّنْ أَحَدٍ ثُمَّ ٱنصَرَفُواْ صَرَفَ ٱللَّهُ قُلُوبَهُم بِأَنَّهُمْ قَوْمٌ لَّا يَفْقَهُونَ ١٢٧

**128** Да, ви дојде пејгамбер, еден меѓу вас, кому му е тешко за тешкотијата на која ќе наидете, и кој е стремежлив кон вас, а кон верниците сочувствителен и сомилосен!

لَقَدْ جَآءَكُمْ رَسُولٌ مِّنْ أَنفُسِكُمْ عَزِيزٌ عَلَيْهِ مَا عَنِتُّمْ حَرِيصٌ عَلَيْكُم بِٱلْمُؤْمِنِينَ رَءُوفٌ رَّحِيمٌ ١٢٨

**129.** Па, ако ги свртат плеќите, тогаш, кажи: “Аллах ми е Доволен. Нема друг бог освен Него. Врз Него се потпирам и Он е Господарот на Аршот голем!

فَإِن تَوَلَّوْاْ فَقُلْ حَسْبِيَ ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ عَلَيْهِ تَوَكَّلْتُ وَهُوَ رَبُّ ٱلْعَرْشِ ٱلْعَظِيمِ ١٢٩

## *ЈУНУС* (Јунус) X




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1.Елиф,лам, ра! Еве ајети од Книгата Мудра.

الٓر تِلْكَ ءَايَٰتُ ٱلْكِتَٰبِ ٱلْحَكِيمِ ١

أَكَانَ لِلنَّاسِ عَجَبًا أَنْ أَوْحَيْنَآ إِلَىٰ رَجُلٍ مِّنْهُمْ
أَنْ أَنذِرِ ٱلنَّاسَ وَبَشِّرِ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ أَنَّ لَهُمْ قَدَمَ
صِدْقٍ عِندَ رَبِّهِمْ ۗ قَالَ ٱلْكَـٰفِرُونَ إِنَّ هَـٰذَا
لَسَـٰحِرٌ مُّبِينٌ ﴿٢﴾

**2.** Чудно ли им е на луѓето тоа што му објавив на еден човек меѓу нив: Опоменувај ги луѓето, и зарадувај ги верниците дека, навистина, за нив ќе има награда красна кај Господарот нивни. Неверниците зборуваат: “Да, овој е вистински волшебник!”

إِنَّ رَبَّكُمُ ٱللَّهُ ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَـٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ فِى سِتَّةِ
أَيَّامٍ ثُمَّ ٱسْتَوَىٰ عَلَى ٱلْعَرْشِ ۖ يُدَبِّرُ ٱلْأَمْرَ ۖ مَا مِن شَفِيعٍ
إِلَّا مِنۢ بَعْدِ إِذْنِهِۦ ۚ ذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبُّكُمْ
فَٱعْبُدُوهُ ۚ أَفَلَا تَذَكَّرُونَ ﴿٣﴾

**3.** Вашиот Господар, навистина, е Аллах кој ги создаде и небесата и Земјата за седум дена, а потоа се утврди на Аршот, управувајќи со сè. Само со одобрението Негово има посредување. Ете, тоа е Аллах, Господарот ваш! Та, обожавајте Го! Нема ли да се сеќавате?

إِلَيْهِ مَرْجِعُكُمْ جَمِيعًا ۖ وَعْدَ ٱللَّهِ حَقًّا ۚ إِنَّهُۥ يَبْدَؤُا۟
ٱلْخَلْقَ ثُمَّ يُعِيدُهُۥ لِيَجْزِىَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟
ٱلصَّـٰلِحَـٰتِ بِٱلْقِسْطِ ۚ وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ لَهُمْ
شَرَابٌ مِّنْ حَمِيمٍ وَعَذَابٌ أَلِيمٌۢ بِمَا كَانُوا۟
يَكْفُرُونَ ﴿٤﴾

**4.** Прибежиштето на сите вас е - кон Него. Ветувањето на Аллах е - вистинското ветување. Он, навистина, го започнува творењето и Он потоа го возобновува за да ги награди праведно оние кои веруваат и кои добри дела работат, а за оние кои не веруваат има напивка од жешка вода и казна болна затоа што, токму, не веруваа.

هُوَ ٱلَّذِى جَعَلَ ٱلشَّمْسَ ضِيَآءً وَٱلْقَمَرَ نُورًا
وَقَدَّرَهُۥ مَنَازِلَ لِتَعْلَمُوا۟ عَدَدَ ٱلسِّنِينَ
وَٱلْحِسَابَ ۚ مَا خَلَقَ ٱللَّهُ ذَٰلِكَ إِلَّا بِٱلْحَقِّ ۚ يُفَصِّلُ

**5.** Он го создаде Сонцето да блеска, а Месечината да свети и определи мрадици за да го знаете бројот на годините и сметањето. Аллах тоа само со вистина

го создаде, изнесувајќи ги потенко знаменијата за луѓето кои знаат.

ٱلۡأٓيَٰتِ لِقَوۡمٖ يَعۡلَمُونَ ٥

**6.** Во сменувањето на денот и ноќта, и во она што Аллах го создаде на небесата и на Земјата, секако, има знаменија за народот богобојазлив.

إِنَّ فِي ٱخۡتِلَٰفِ ٱلَّيۡلِ وَٱلنَّهَارِ وَمَا خَلَقَ ٱللَّهُ فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ لَأٓيَٰتٖ لِّقَوۡمٖ يَتَّقُونَ ٦

**7.** Да, оние кои не ја очекуваат средбата Наша, и кои се задоволни со животот на овој свет, и кои се со него спокојни, и кои ги занемаруваат знаменијата Наши...

إِنَّ ٱلَّذِينَ لَا يَرۡجُونَ لِقَآءَنَا وَرَضُواْ بِٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَا وَٱطۡمَأَنُّواْ بِهَا وَٱلَّذِينَ هُمۡ عَنۡ ءَايَٰتِنَا غَٰفِلُونَ ٧

**8.** престојувалиштето нивно е огнот, токму, заради она што го спечалија.

أُوْلَٰٓئِكَ مَأۡوَىٰهُمُ ٱلنَّارُ بِمَا كَانُواْ يَكۡسِبُونَ ٨

**9.** Оние кои веруваат и кои добри дела работат... Господарот нивни ќе ги упати со верувањето нивно. Под нив, во бавчите благословени, ќе течат реки.

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ يَهۡدِيهِمۡ رَبُّهُم بِإِيمَٰنِهِمۡۖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهِمُ ٱلۡأَنۡهَٰرُ فِي جَنَّٰتِ ٱلنَّعِيمِ ٩

**10.**Довата нивна таму е: “Биди славен Аллаху наш“, а поздравот нивни таму е: “Селам!”, а последната дова нивна: “Благодарение на Аллах, Господарот на световите!”

دَعۡوَىٰهُمۡ فِيهَا سُبۡحَٰنَكَ ٱللَّهُمَّ وَتَحِيَّتُهُمۡ فِيهَا سَلَٰمٞۚ وَءَاخِرُ دَعۡوَىٰهُمۡ أَنِ ٱلۡحَمۡدُ لِلَّهِ رَبِّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ١٠

**11.**Аллах да брза да им даде зло на луѓето како што тие брзаат да им даде добро крајот нивни веќе ќе беше определен. На оние кои не ја очекуваат

۞ وَلَوۡ يُعَجِّلُ ٱللَّهُ لِلنَّاسِ ٱلشَّرَّ ٱسۡتِعۡجَالَهُم بِٱلۡخَيۡرِ لَقُضِيَ إِلَيۡهِمۡ أَجَلُهُمۡۖ فَنَذَرُ ٱلَّذِينَ لَا يَرۡجُونَ لِقَآءَنَا فِي طُغۡيَٰنِهِمۡ يَعۡمَهُونَ ١١

Средбата Наша Ние ќе ги оставиме да талкаат во неверието нивно.

**12.** И кога човекот ќе го снајде неволја Не повикува: лежејќи или седејќи или стоејќи. А, бидејќи ќе го отстраниме злото од него, продолжува како да не Нè молел за неволјата што го погодила. Ете, така на расипниците им се разубавува она што го работеа.

وَإِذَا مَسَّ ٱلۡإِنسَٰنَ ٱلضُّرُّ دَعَانَا لِجَنۢبِهِۦٓ أَوۡ قَاعِدًا
أَوۡ قَآئِمٗا فَلَمَّا كَشَفۡنَا عَنۡهُ ضُرَّهُۥ مَرَّ كَأَن لَّمۡ
يَدۡعُنَآ إِلَىٰ ضُرّٖ مَّسَّهُۥۚ كَذَٰلِكَ زُيِّنَ لِلۡمُسۡرِفِينَ
مَا كَانُواْ يَعۡمَلُونَ ١٢

**13.** И бидејќи поколенијата пред вас правеа зулум Ние ги уништивме. И им доаѓаа пејгамберите нивни со јаснотии и заради тоа што, секако, не веруваа. Ете, така Ние го казнивме народот насилнички!

وَلَقَدۡ أَهۡلَكۡنَا ٱلۡقُرُونَ مِن قَبۡلِكُمۡ لَمَّا ظَلَمُواْ
وَجَآءَتۡهُمۡ رُسُلُهُم بِٱلۡبَيِّنَٰتِ وَمَا كَانُواْ لِيُؤۡمِنُواْۚ
كَذَٰلِكَ نَجۡزِي ٱلۡقَوۡمَ ٱلۡمُجۡرِمِينَ ١٣

**14.** Потоа Ние определивме по нив да бидат халифи на земјата за да видиме како работите.

ثُمَّ جَعَلۡنَٰكُمۡ خَلَٰٓئِفَ فِي ٱلۡأَرۡضِ مِنۢ بَعۡدِهِمۡ
لِنَنظُرَ كَيۡفَ تَعۡمَلُونَ ١٤

**15.** А кога им се кажуваат ајетите Наши, јасни, оние кои не ја очекуваат Средбата Наша, велат: “Донеси Кур’ан поинаков од овој или, пак, измени го.” Кажи: “Мене не ми припаѓа да го менувам ова сам од себе; јас го следам само она што ми се објавува. Јас, навистина, се плашам! Ако сум непослушен кон Господарот мој... а казната на Денот голем!?

وَإِذَا تُتۡلَىٰ عَلَيۡهِمۡ ءَايَاتُنَا بَيِّنَٰتٖ قَالَ ٱلَّذِينَ
لَا يَرۡجُونَ لِقَآءَنَا ٱئۡتِ بِقُرۡءَانٍ غَيۡرِ هَٰذَآ
أَوۡ بَدِّلۡهُۚ قُلۡ مَا يَكُونُ لِيٓ أَنۡ أُبَدِّلَهُۥ مِن تِلۡقَآيِٕ
نَفۡسِيٓۖ إِنۡ أَتَّبِعُ إِلَّا مَا يُوحَىٰٓ إِلَيَّۖ إِنِّيٓ أَخَافُ
إِنۡ عَصَيۡتُ رَبِّي عَذَابَ يَوۡمٍ عَظِيمٖ ١٥

**16.** Кажи: “Кога Аллах би сакал јас тоа не би ви го кажувал а ниту ќе се запознаевте со него. Пред објавувањето негово јас, секако, меѓу вас поминав години многу. Па, нема ли да се вразумите?”

قُل لَّوْ شَآءَ ٱللَّهُ مَا تَلَوْتُهُۥ عَلَيْكُمْ
وَلَآ أَدْرَىٰكُم بِهِۦ ۖ فَقَدْ لَبِثْتُ فِيكُمْ عُمُرًا
مِّن قَبْلِهِۦٓ ۚ أَفَلَا تَعْقِلُونَ ﴿١٦﴾

**17.** Па, кој е поголем зулумќар од оној кој фрла лага врз Аллах или кој ги смета за лажни ајетите Негови!? Силниците, навистина, не успеваат!

فَمَنْ أَظْلَمُ مِمَّنِ ٱفْتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًا
أَوْ كَذَّبَ بِـَٔايَٰتِهِۦٓ ۚ إِنَّهُۥ لَا يُفْلِحُ
ٱلْمُجْرِمُونَ ﴿١٧﴾

**18.** Обожаваат други покрај Аллах кои не им наштетуваат и кои не им користат, и зборуваат: “Овие се наши посредници кај Аллах.” Кажи: “На Аллах ли му велите дека не го знае она што е на небесата и на Земјата?” Нека биде Славен и Возвишен, над она што Му го здружуваат!

وَيَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ مَا لَا يَضُرُّهُمْ
وَلَا يَنفَعُهُمْ وَيَقُولُونَ هَٰٓؤُلَآءِ شُفَعَٰٓؤُنَا
عِندَ ٱللَّهِ ۚ قُلْ أَتُنَبِّـُٔونَ ٱللَّهَ بِمَا لَا يَعْلَمُ
فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَلَا فِى ٱلْأَرْضِ ۚ سُبْحَٰنَهُۥ وَتَعَٰلَىٰ
عَمَّا يُشْرِكُونَ ﴿١٨﴾

**19.** Луѓето беа само една заедница па се разединија. И да не беше Зборот од Господарот твој, кој претходеше, ќе им беше пресудено за она за што, токму, станаа деленици.

وَمَا كَانَ ٱلنَّاسُ إِلَّآ أُمَّةً وَٰحِدَةً فَٱخْتَلَفُوا۟ ۚ
وَلَوْلَا كَلِمَةٌ سَبَقَتْ مِن رَّبِّكَ لَقُضِىَ
بَيْنَهُمْ فِيمَا فِيهِ يَخْتَلِفُونَ ﴿١٩﴾

**20.** И зборуваат: “Зошто не му е објавен еден ајет од Господарот негов?” Па, кажи: “Тајната, навистина, е - Аллахова. Тогаш, причекајте. Да, јас сум со вас, меѓу очекувачите!”

وَيَقُولُونَ لَوْلَآ أُنزِلَ عَلَيْهِ ءَايَةٌ مِّن رَّبِّهِۦ ۖ
فَقُلْ إِنَّمَا ٱلْغَيْبُ لِلَّهِ فَٱنتَظِرُوٓا۟ إِنِّى مَعَكُم
مِّنَ ٱلْمُنتَظِرِينَ ﴿٢٠﴾

**21.** И кога Ние одредивме луѓето да ја вкусат милоста по неволјата што им се случи, ете, оние пак сплеткарат со ајетите Наши. Кажи: “Аллах е најбрз во тоа. Пратениците Наши, секако, го запишуваат она што го сплеткарите!”

وَإِذَآ أَذَقۡنَا ٱلنَّاسَ رَحۡمَةٗ مِّنۢ بَعۡدِ ضَرَّآءَ مَسَّتۡهُمۡ إِذَا
لَهُم مَّكۡرٞ فِيٓ ءَايَاتِنَاۚ قُلِ ٱللَّهُ أَسۡرَعُ مَكۡرًاۚ إِنَّ رُسُلَنَا
يَكۡتُبُونَ مَا تَمۡكُرُونَ ﴿٢١﴾

**22.** Он ви овозможува да патувате и по копно и по море. Дури и во бродот во кој ќе се најдете, кога ќе тргне со ветрот умерен, ќе се зарадувате - и токму тогаш кога ќе задува бурен ветар, и кога брановите од сите страни ќе удираат и ќе помислат дека ќе ги закачат, Му се молат на Аллах, искрени во верата своја: “Ако нè избавиш од ова ќе бидеме, секако, меѓу благодарните.”

هُوَ ٱلَّذِي يُسَيِّرُكُمۡ فِي ٱلۡبَرِّ وَٱلۡبَحۡرِۖ حَتَّىٰٓ إِذَا كُنتُمۡ فِي
ٱلۡفُلۡكِ وَجَرَيۡنَ بِهِم بِرِيحٖ طَيِّبَةٖ وَفَرِحُواْ بِهَا جَآءَتۡهَا
رِيحٌ عَاصِفٞ وَجَآءَهُمُ ٱلۡمَوۡجُ مِن كُلِّ مَكَانٖ
وَظَنُّوٓاْ أَنَّهُمۡ أُحِيطَ بِهِمۡ دَعَوُاْ ٱللَّهَ مُخۡلِصِينَ لَهُ
ٱلدِّينَ لَئِنۡ أَنجَيۡتَنَا مِنۡ هَٰذِهِۦ لَنَكُونَنَّ مِنَ
ٱلشَّٰكِرِينَ ﴿٢٢﴾

**23.** И бидејќи ги спаси, ете ги како бесправно прават безредие по земјата. О луѓе, неправдата ваша, навистина, е против вас: да уживате во животот на овој свет. По ова враќањето ваше е кон Нас, па Ние ќе ве известиме за она што го работевте!

فَلَمَّآ أَنجَىٰهُمۡ إِذَا هُمۡ يَبۡغُونَ فِي ٱلۡأَرۡضِ بِغَيۡرِ ٱلۡحَقِّۗ
يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِنَّمَا بَغۡيُكُمۡ عَلَىٰٓ أَنفُسِكُمۖ
مَّتَٰعَ ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَاۖ ثُمَّ إِلَيۡنَا مَرۡجِعُكُمۡ
فَنُنَبِّئُكُم بِمَا كُنتُمۡ تَعۡمَلُونَ ﴿٢٣﴾

**24.** Да, животот на овој свет е сличен на вода која Ние ја спуштаме од небо, па кога ќе се измешаат со неа растенијата на земјата од кои јадат и луѓето и

إِنَّمَا مَثَلُ ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَا كَمَآءٍ أَنزَلۡنَٰهُ مِنَ ٱلسَّمَآءِ
فَٱخۡتَلَطَ بِهِۦ نَبَاتُ ٱلۡأَرۡضِ مِمَّا يَأۡكُلُ ٱلنَّاسُ
وَٱلۡأَنۡعَٰمُ حَتَّىٰٓ إِذَآ أَخَذَتِ ٱلۡأَرۡضُ زُخۡرُفَهَا وَٱزَّيَّنَتۡ
وَظَنَّ أَهۡلُهَآ أَنَّهُمۡ قَٰدِرُونَ عَلَيۡهَآ أَتَىٰهَآ

добитокот, и кога земјата ќе си го прими своето руво и кога ќе се украси, жителите нејзини ќе помислат дека се, навистина, моќни над неа, ќе дојде наредбата Наша, ноќе или дење, па ќе ја видиш како е покосена, како вчера и да не постоела. Ете, така Ние потенко ги објаснуваме знаменијата за луѓето кои размислуваат!

أمرنا ليلا أو نهارا فجعلناها حصيدا كأن لم
تغن بالأمس كذلك نفصل الآيات لقوم
يتفكرون ٢٤

**25**. Аллах повикува кон Куќата на спасот и упатува кого сака по патот вистински!

والله يدعوا إلى دار السلام ويهدي من يشاء
إلى صراط مستقيم ٢٥

**26**. За оние кои прават доброчинство има и поголемо доброчинство од тоа. Лицата нивни не ќе ги покрие ни црнило ни понижување. Оние се џеннетски жители и во него за невек ќе останат!

للذين أحسنوا الحسنى وزيادة ولا يرهق
وجوههم قتر ولا ذلة أولئك أصحاب الجنة هم
فيها خالدون ٢٦

**27.** А на оние кои спечалија лоши дела ќе има награда слична на она што го направија. И понижување ќе ги обземе. Никој од Аллах не ќе ги заштити. Лицата нивни ќе ги покријат темни делови од ноќта. Оние се жители на огнот и во него за навек ќе останат!

والذين كسبوا السيئات جزاء سيئة بمثلها
وترهقهم ذلة ما لهم من الله من عاصم كأنما
أغشيت وجوههم قطعا من الليل مظلما
أولئك أصحاب النار هم فيها خالدون ٢٧

**28**. На Денот кога Ние ќе ги собереме сите и кога ќе им речеме на многубошците: “Останете на вашите места, вие и божествата ваши!” Па, ќе ги

ويوم نحشرهم جميعا ثم نقول للذين أشركوا
مكانكم أنتم وشركاؤكم فزيلنا بينهم وقال
شركاؤهم ما كنتم إيانا تعبدون ٢٨

разделиме. И божествата нивни ќе речат: “Вие не нѐ обожававте!”

29. Па, Аллах е Доволен за Сведок, меѓу вас и меѓу нас. Ние за вашето обожавање не знаев-ме.

فَكَفَىٰ بِٱللَّهِ شَهِيدًۢا بَيْنَنَا وَبَيْنَكُمْ إِن كُنَّا عَنْ عِبَادَتِكُمْ لَغَٰفِلِينَ ﴿٢٩﴾

30. Таму секоја душа ќе си го искуси она што го направила и ќе бидат вратени на Аллах, вистинскиот Заштитник нивни, а ќе исчезне она што го измислуваа.

هُنَالِكَ تَبْلُوا۟ كُلُّ نَفْسٍ مَّآ أَسْلَفَتْ ۚ وَرُدُّوٓا۟ إِلَى ٱللَّهِ مَوْلَىٰهُمُ ٱلْحَقِّ ۖ وَضَلَّ عَنْهُم مَّا كَانُوا۟ يَفْتَرُونَ ﴿٣٠﴾

31. Кажи: “Кој ви дава ‘рск и од небо и од земја? И во чија сопственост се и слухот и видот? И кој го вади живото од мртвото и кој го вади мртвото од живото и кој управува со наредбата?” Ќе речат: “Аллах!” Па, кажи: “Нема ли да бидете богобојазливи?”

قُلْ مَن يَرْزُقُكُم مِّنَ ٱلسَّمَآءِ وَٱلْأَرْضِ أَمَّن يَمْلِكُ ٱلسَّمْعَ وَٱلْأَبْصَٰرَ وَمَن يُخْرِجُ ٱلْحَىَّ مِنَ ٱلْمَيِّتِ وَيُخْرِجُ ٱلْمَيِّتَ مِنَ ٱلْحَىِّ وَمَن يُدَبِّرُ ٱلْأَمْرَ ۚ فَسَيَقُولُونَ ٱللَّهُ ۚ فَقُلْ أَفَلَا تَتَّقُونَ ﴿٣١﴾

32. Тоа ви е Аллах, Господарот ваш вистински. А по вистината има само заблуда. Тогаш, како сте толку расипани!?

فَذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبُّكُمُ ٱلْحَقُّ ۖ فَمَاذَا بَعْدَ ٱلْحَقِّ إِلَّا ٱلضَّلَٰلُ ۖ فَأَنَّىٰ تُصْرَفُونَ ﴿٣٢﴾

33. Ете, така се оствари Зборот од Господарот твој врз оние кои беа расипани, кои, навистина, не веруваа!

كَذَٰلِكَ حَقَّتْ كَلِمَتُ رَبِّكَ عَلَى ٱلَّذِينَ فَسَقُوٓا۟ أَنَّهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ﴿٣٣﴾

34. Кажи: “Има ли некое од божествата ваши кое ќе го

قُلْ هَلْ مِن شُرَكَآئِكُم مَّن يَبْدَؤُا۟ ٱلْخَلْقَ ثُمَّ يُعِيدُهُۥ ۚ قُلِ

започне создавањето а потоа да го возобнови?” Кажи: “Аллах го започнува создавањето, а потоа Он го возобновува.” Тогаш, каде, навистина, сте кинисале!?”

ٱللَّهُ يَبۡدَؤُاْ ٱلۡخَلۡقَ ثُمَّ يُعِيدُهُۥۖ فَأَنَّىٰ تُؤۡفَكُونَ ٣٤

**35**. Кажи: “Има ли меѓу божествата ваши кое ќе упати кон вистината?” Кажи: “Аллах упатува кон вистината!” Па, кој има повеќе право да биде следен: оној кој упатува кон вистината или оној кој не упатува, а да не биде упатен? Што ви е? Како така расудувате?

قُلۡ هَلۡ مِن شُرَكَآئِكُم مَّن يَهۡدِيٓ إِلَى ٱلۡحَقِّۚ قُلِ ٱللَّهُ يَهۡدِي
لِلۡحَقِّۗ أَفَمَن يَهۡدِيٓ إِلَى ٱلۡحَقِّ أَحَقُّ أَن يُتَّبَعَ أَمَّن لَّا
يَهِدِّيٓ إِلَّآ أَن يُهۡدَىٰۖ فَمَا لَكُمۡ كَيۡفَ تَحۡكُمُونَ ٣٥

**36**. Мнозинството од нив се поведуваат за сомневање. Сомневањето, навистина, во ништо не ѝ користи на Вистината. Аллах, секако, го знае она што го работат.

وَمَا يَتَّبِعُ أَكۡثَرُهُمۡ إِلَّا ظَنًّاۚ إِنَّ ٱلظَّنَّ لَا يُغۡنِي مِنَ ٱلۡحَقِّ
شَيۡـًٔاۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَلِيمُۢ بِمَا يَفۡعَلُونَ ٣٦

**37**. Овој Кур’ан не може да се припише на никој друг освен на Аллах. Тој е Потврда на она што е објавено пред него и потенко објаснување на Книгата - во која нема сомнение - од Господарот на световите!

وَمَا كَانَ هَٰذَا ٱلۡقُرۡءَانُ أَن يُفۡتَرَىٰ مِن دُونِ ٱللَّهِ وَلَٰكِن
تَصۡدِيقَ ٱلَّذِي بَيۡنَ يَدَيۡهِ وَتَفۡصِيلَ ٱلۡكِتَٰبِ لَا رَيۡبَ
فِيهِ مِن رَّبِّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ٣٧

**38.** Или, пак, зборуваат: “Тој го измисли.” Кажи: “Тогаш, донесете едно суре слично нему, и повикајте ги оние кои можете, покрај Аллах, ако сте искрени.”

أَمۡ يَقُولُونَ ٱفۡتَرَىٰهُۖ قُلۡ فَأۡتُواْ بِسُورَةٖ مِّثۡلِهِۦ وَٱدۡعُواْ
مَنِ ٱسۡتَطَعۡتُم مِّن دُونِ ٱللَّهِ إِن كُنتُمۡ صَٰدِقِينَ ٣٨

**39**. Но, не! Оние, секако, го сметаа за лажно она што не го опфатија со знаењето нивно,

بَلۡ كَذَّبُواْ بِمَا لَمۡ يُحِيطُواْ بِعِلۡمِهِۦ وَلَمَّا يَأۡتِهِمۡ تَأۡوِيلُهُۥۚ
كَذَٰلِكَ كَذَّبَ ٱلَّذِينَ مِن قَبۡلِهِمۡۖ فَٱنظُرۡ كَيۡفَ

бидејќи не им дојде толкувањето свое. Ете, така лажеа и оние кои беа пред нив... па, погледни каква беше казната за зулумќарите!

كَانَ عَٰقِبَةُ ٱلظَّٰلِمِينَ ٣٩

40 Некои меѓу нив веруваат во него а некои меѓу нив не веруваат во него, а Господарот твој најдобро ги знае безредниците!

وَمِنْهُم مَّن يُؤْمِنُ بِهِۦ وَمِنْهُم مَّن لَّا يُؤْمِنُ بِهِۦ ۚ
وَرَبُّكَ أَعْلَمُ بِٱلْمُفْسِدِينَ ٤٠

41. Ако оние фрлаат лага врз тебе, тогаш, кажи: “Мене моите дела а вам вашите дела. Вие сте далеку од она што го работам, а и јас сум далеку од она што вие го работите.”

وَإِن كَذَّبُوكَ فَقُل لِّى عَمَلِى وَلَكُمْ عَمَلُكُمْ ۖ
أَنتُم بَرِيٓـُٔونَ مِمَّآ أَعْمَلُ وَأَنَا۠ بَرِىٓءٌ مِّمَّا تَعْمَلُونَ ٤١

42. Меѓу нив има и оние кои те прислушкуваат. Па, можеш ли да направиш да слушаат глувите иако оние не сфаќаат?

وَمِنْهُم مَّن يَسْتَمِعُونَ إِلَيْكَ ۚ أَفَأَنتَ تُسْمِعُ ٱلصُّمَّ
وَلَوْ كَانُوا۟ لَا يَعْقِلُونَ ٤٢

43. Од нив има и кои гледаат во тебе. А можеш ли да ги упатиш слепите, иако оние не гледаат?

وَمِنْهُم مَّن يَنظُرُ إِلَيْكَ ۚ أَفَأَنتَ تَهْدِى ٱلْعُمْىَ
وَلَوْ كَانُوا۟ لَا يُبْصِرُونَ ٤٣

44. Аллах, навистина, во ништо не им прави зулум на луѓето, туку луѓето самите себеси зулум си прават.

إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَظْلِمُ ٱلنَّاسَ شَيْـًٔا وَلَٰكِنَّ ٱلنَّاسَ
أَنفُسَهُمْ يَظْلِمُونَ ٤٤

45. А на Денот кога ќе се зберат ќе им се причини дека останале само еден миг од денот. Ќе се запознаваат еднисодруги. Веќе пропаднаа оние кои ја

وَيَوْمَ يَحْشُرُهُمْ كَأَن لَّمْ يَلْبَثُوٓا۟ إِلَّا سَاعَةً مِّنَ ٱلنَّهَارِ
يَتَعَارَفُونَ بَيْنَهُمْ ۚ قَدْ خَسِرَ ٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِلِقَآءِ ٱللَّهِ
وَمَا كَانُوا۟ مُهْتَدِينَ ٤٥

сметаа за лажна Средбата наша со Аллах, и не беа упатени.

**46**. Или да ти покажеме нешто од она што го ветивме за нив или да те усмртиме... враќањето нивно е - кон Нас. Потоа Аллах ќе биде Сведок за она што го работат .

وَإِمَّا نُرِيَنَّكَ بَعْضَ ٱلَّذِى نَعِدُهُمْ أَوْ نَتَوَفَّيَنَّكَ فَإِلَيْنَا
مَرْجِعُهُمْ ثُمَّ ٱللَّهُ شَهِيدٌ عَلَىٰ مَا يَفْعَلُونَ ﴿٤٦﴾

**47**. И за секој народ имаше пејгамбер. Па, кога ќе дојдеше пејгамберот нивни меѓу нив праведно ќе се одлучуваше, и не им се направи зулум.

وَلِكُلِّ أُمَّةٍ رَّسُولٌ فَإِذَا جَآءَ رَسُولُهُمْ قُضِىَ
بَيْنَهُم بِٱلْقِسْطِ وَهُمْ لَا يُظْلَمُونَ ﴿٤٧﴾

**48**. И зборуваат: “Кога ќе се исполни ова ветување, ако сте искрени?”

وَيَقُولُونَ مَتَىٰ هَٰذَا ٱلْوَعْدُ إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ﴿٤٨﴾

**49**. Кажи: “Само со посак на Аллах можам да си прибавам или корист или штета. За секој народ има крај. И кога ќе дојде крајот нивни - не ќе можат ни да го задоцнат ни да го забрзаат!”

قُل لَّآ أَمْلِكُ لِنَفْسِى ضَرًّا وَلَا نَفْعًا إِلَّا مَا شَآءَ ٱللَّهُ
لِكُلِّ أُمَّةٍ أَجَلٌ إِذَا جَآءَ أَجَلُهُمْ فَلَا يَسْتَـْٔخِرُونَ سَاعَةً
وَلَا يَسْتَقْدِمُونَ ﴿٤٩﴾

**50**. Кажи: “Што мислите вие ако ви дојде казната Негова дење или ноќе?” Зошто силниците ја бараат да дојде што побрзо?

قُلْ أَرَءَيْتُمْ إِنْ أَتَىٰكُمْ عَذَابُهُۥ بَيَٰتًا أَوْ نَهَارًا مَّاذَا
يَسْتَعْجِلُ مِنْهُ ٱلْمُجْرِمُونَ ﴿٥٠﴾

**51**. Кога ќе се случи ќе поверувате ли во неа? Сега ли? А веќе побрзо ја сакавте да дојде!

أَثُمَّ إِذَا مَا وَقَعَ ءَامَنتُم بِهِۦٓ ءَآلْـَٰٔنَ وَقَدْ كُنتُم بِهِۦ
تَسْتَعْجِلُونَ ﴿٥١﴾

**52**. Потоа ќе им се рече на оние кои направија зулум: “Вкусете ја казната вечна! Ќе бидете казнети само за она што го спечаливте!”

ثُمَّ قِيلَ لِلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ ذُوقُوا۟ عَذَابَ ٱلْخُلْدِ
هَلْ تُجْزَوْنَ إِلَّا بِمَا كُنتُمْ تَكْسِبُونَ ٥٢

**53**. Бараат да ги известиш: “Дали е тоа вистина?” Кажи: “Да, се колнам во Господарот мој дека тоа, навистина, е вистина и вие сте немоќни пред тоа.”

۞ وَيَسْتَنۢبِـُٔونَكَ أَحَقٌّ هُوَ ۖ قُلْ إِى وَرَبِّىٓ إِنَّهُۥ
لَحَقٌّ ۖ وَمَآ أَنتُم بِمُعْجِزِينَ ٥٣

**54**. Кога на секоја душа - којашто зло ќе направи - би и припаднало она што е на земјата нема да се избави од тоа. Ќе го кријат покајанието штом ќе ја здогледаат казната. Меѓу нив ќе се суди праведно и не ќе им се наштети.

وَلَوْ أَنَّ لِكُلِّ نَفْسٍ ظَلَمَتْ مَا فِى ٱلْأَرْضِ لَٱفْتَدَتْ
بِهِۦ ۗ وَأَسَرُّوا۟ ٱلنَّدَامَةَ لَمَّا رَأَوُا۟ ٱلْعَذَابَ ۖ وَقُضِىَ
بَيْنَهُم بِٱلْقِسْطِ ۚ وَهُمْ لَا يُظْلَمُونَ ٥٤

**55**. Сè што е на небесата и на Земјата, навистина е - Аллахово! Да, ветувањето на Аллах е - вистинско! Но, мнозинството од нив не знаат!

أَلَآ إِنَّ لِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۗ أَلَآ إِنَّ وَعْدَ ٱللَّهِ
حَقٌّ وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ٥٥

**56**. Он оживува и Он усмртува и кон Него ќе се вратите!

هُوَ يُحْىِۦ وَيُمِيتُ وَإِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ٥٦

**57**. О луѓе, веќе ви дојде Ука од Господарот ваш, и Лечение за она што е во градите ваши, и Патоказ и Милост за верниците!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ قَدْ جَآءَتْكُم مَّوْعِظَةٌ مِّن رَّبِّكُمْ
وَشِفَآءٌ لِّمَا فِى ٱلصُّدُورِ وَهُدًى وَرَحْمَةٌ
لِّلْمُؤْمِنِينَ ٥٧

**58**. Кажи: “Нека се радуваат на добрината Аллахова и на

قُلْ بِفَضْلِ ٱللَّهِ وَبِرَحْمَتِهِۦ فَبِذَٰلِكَ فَلْيَفْرَحُوا۟
هُوَ خَيْرٌ مِّمَّا يَجْمَعُونَ ٥٨

милоста Негова. Па,ова, ете, е подобро од она што го збираат.

**59**. Кажи: “Што мислите за она што ви го објави Аллах, за ‘рскот. Та, од него Он ви определи и халал и харам.” Кажи: “Аллах ви дозволи или, пак, врз Него лага фрлате?”

قُلْ أَرَءَيْتُم مَّآ أَنزَلَ ٱللَّهُ لَكُم مِّن رِّزْقٍ
فَجَعَلْتُم مِّنْهُ حَرَامًا وَحَلَٰلًا قُلْ ءَآللَّهُ أَذِنَ
لَكُمْ أَمْ عَلَى ٱللَّهِ تَفْتَرُونَ ٥٩

**60**. И што ќе помислат на Денот суден оние кои фрлаат лага врз Аллах? Аллах, навистина, кон луѓето е доброчинител, но мнозинството од нив не се заблагодаруваат.

وَمَا ظَنُّ ٱلَّذِينَ يَفْتَرُونَ عَلَى ٱللَّهِ ٱلْكَذِبَ
يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ إِنَّ ٱللَّهَ لَذُو فَضْلٍ عَلَى ٱلنَّاسِ
وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَهُمْ لَا يَشْكُرُونَ ٦٠

**61**. И во каква било положба да се најдеш и што било да кажуваш од Кур’анот, и каква било постапка да преземете, Ние сме, во она што ќе се оддадете, навистина, сведоци. На Господарот твој не ќе му се изземе ни трошка ситна, ниту на Земјата ниту на небесата, ни помало ни поголемо од тоа, а да не е во Книгата јасна!

وَمَا تَكُونُ فِى شَأْنٍ وَمَا تَتْلُوا۟ مِنْهُ مِن قُرْءَانٍ
وَلَا تَعْمَلُونَ مِنْ عَمَلٍ إِلَّا كُنَّا عَلَيْكُمْ شُهُودًا
إِذْ تُفِيضُونَ فِيهِ وَمَا يَعْزُبُ عَن رَّبِّكَ مِن مِّثْقَالِ
ذَرَّةٍ فِى ٱلْأَرْضِ وَلَا فِى ٱلسَّمَآءِ وَلَآ أَصْغَرَ مِن ذَٰلِكَ
وَلَآ أَكْبَرَ إِلَّا فِى كِتَٰبٍ مُّبِينٍ ٦١

**62**. Заштитниците на Аллах, навистина, не ќе стравуваат и не ќе тагуваат:

أَلَآ إِنَّ أَوْلِيَآءَ ٱللَّهِ لَا خَوْفٌ عَلَيْهِمْ وَلَا هُمْ
يَحْزَنُونَ ٦٢

**63**. оние кои веруваа и кои беа богобојазливи;

ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَكَانُوا۟ يَتَّقُونَ ٦٣

**64**. за нив има радосница во животот и на овој свет и на

لَهُمُ ٱلْبُشْرَىٰ فِى ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا وَفِى ٱلْءَاخِرَةِ

Ахирет, и нема измена во зборовите на Аллах. Ете, тоа е победа голема!

لَا تَبۡدِيلَ لِكَلِمَٰتِ ٱللَّهِۚ ذَٰلِكَ هُوَ ٱلۡفَوۡزُ
ٱلۡعَظِيمُ ٦٤

**65**. И нека не те жалости говорот нивни. Сета моќ, навистина, е - Аллахова! Он е Слушач и Зналец!

وَلَا يَحۡزُنكَ قَوۡلُهُمۡۘ إِنَّ ٱلۡعِزَّةَ لِلَّهِ جَمِيعًاۚ
هُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلۡعَلِيمُ ٦٥

**66**. Ете, така Аллахови се сите и на небесата и на Земјата. А оние кои ги повикуваат следејќи ги божествата а не Аллаха, го следат само сомневањето и само дрдорат.

أَلَآ إِنَّ لِلَّهِ مَن فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَن فِي ٱلۡأَرۡضِۗ
وَمَا يَتَّبِعُ ٱلَّذِينَ يَدۡعُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ
شُرَكَآءَۚ إِن يَتَّبِعُونَ إِلَّا ٱلظَّنَّ وَإِنۡ هُمۡ
إِلَّا يَخۡرُصُونَ ٦٦

**67**. Он ви ја определи ноќта за да најдете во неа смирна, а денот - да гледате. Во тоа, навистина, има знаменија за луѓето кои слушаат.

هُوَ ٱلَّذِي جَعَلَ لَكُمُ ٱلَّيۡلَ لِتَسۡكُنُواْ فِيهِ
وَٱلنَّهَارَ مُبۡصِرًاۚ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ
لَأٓيَٰتٖ لِّقَوۡمٖ يَسۡمَعُونَ ٦٧

**68**. Зборуваат: “Аллах зема дете.” Славен нека биде Он! Он е Богат: сѐ што е на небесата и на Земјата е - Негово. Па, имате ли вие во тоа каква било власт? Го зборувате ли за Аллах она што не го работите?

قَالُواْ ٱتَّخَذَ ٱللَّهُ وَلَدٗاۗ سُبۡحَٰنَهُۥۖ هُوَ ٱلۡغَنِيُّۖ
لَهُۥ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلۡأَرۡضِۚ
إِنۡ عِندَكُم مِّن سُلۡطَٰنِۭ بِهَٰذَآۚ أَتَقُولُونَ
عَلَى ٱللَّهِ مَا لَا تَعۡلَمُونَ ٦٨

**69**. Кажи: “Оние кои, навистина, фрлаат лага врз Аллах не ќе бидат спасени.

قُلۡ إِنَّ ٱلَّذِينَ يَفۡتَرُونَ عَلَى ٱللَّهِ ٱلۡكَذِبَ
لَا يُفۡلِحُونَ ٦٩

**70**. Уживање на овој свет а потоа: враќањето нивно е - кон Нас. Потоа Ние ќе ги натераме

مَتَٰعٞ فِي ٱلدُّنۡيَا ثُمَّ إِلَيۡنَا مَرۡجِعُهُمۡ ثُمَّ نُذِيقُهُمُ
ٱلۡعَذَابَ ٱلشَّدِيدَ بِمَا كَانُواْ يَكۡفُرُونَ ٧٠

да ја искусат жешката казна затоа што не веруваа.

71. Кажи им го кажувањето за Нух, кога му рече на народот свој:“О народе мој, ако престојот мој меѓу вас е досаден, и опомената моја за знаменијата Аллахови...та, врз Аллах се потпирам. Здружете ја наредбата ваша со божествата ваши па, не криејќи го тоа, одлучете за мене и не одлагајте!”

۞ وَٱتۡلُ عَلَيۡهِمۡ نَبَأَ نُوحٍ إِذۡ قَالَ لِقَوۡمِهِۦ يَٰقَوۡمِ إِن كَانَ كَبُرَ عَلَيۡكُم مَّقَامِي وَتَذۡكِيرِي بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ فَعَلَى ٱللَّهِ تَوَكَّلۡتُ فَأَجۡمِعُوٓاْ أَمۡرَكُمۡ وَشُرَكَآءَكُمۡ ثُمَّ لَا يَكُنۡ أَمۡرُكُمۡ عَلَيۡكُمۡ غُمَّةٗ ثُمَّ ٱقۡضُوٓاْ إِلَيَّ وَلَا تُنظِرُونِ ٧١

72. Ако ги свртите плеќите, тогаш, јас од вас не барам награда. Наградата моја, секако, е кај Аллах и наредено ми е да бидам меѓу Послушните!

فَإِن تَوَلَّيۡتُمۡ فَمَا سَأَلۡتُكُم مِّنۡ أَجۡرٍۖ إِنۡ أَجۡرِيَ إِلَّا عَلَى ٱللَّهِۖ وَأُمِرۡتُ أَنۡ أَكُونَ مِنَ ٱلۡمُسۡلِمِينَ ٧٢

73. И тогаш го сметаа за лашко па Ние го избавивме, и оној што беше со него во бродот. И Ние ги определивме за халифи, а оние кои не веруваа во знаменијата Наши Ние ги потопивме. Па, погледни каква беше казната за опоменуваните!

فَكَذَّبُوهُ فَنَجَّيۡنَٰهُ وَمَن مَّعَهُۥ فِي ٱلۡفُلۡكِ وَجَعَلۡنَٰهُمۡ خَلَٰٓئِفَ وَأَغۡرَقۡنَا ٱلَّذِينَ كَذَّبُواْ بِـَٔايَٰتِنَاۖ فَٱنظُرۡ كَيۡفَ كَانَ عَٰقِبَةُ ٱلۡمُنذَرِينَ ٧٣

74. По него Ние испраќавме пејгамбери до народите нивни. И тогаш им доаѓаа со јаснотии. И не сакаа да веруваат во она што го сметаа за лажно понапред. Ете, така Ние ги запечативме срцата на претерувачите!

ثُمَّ بَعَثۡنَا مِنۢ بَعۡدِهِۦ رُسُلًا إِلَىٰ قَوۡمِهِمۡ فَجَآءُوهُم بِٱلۡبَيِّنَٰتِ فَمَا كَانُواْ لِيُؤۡمِنُواْ بِمَا كَذَّبُواْ بِهِۦ مِن قَبۡلُۚ كَذَٰلِكَ نَطۡبَعُ عَلَىٰ قُلُوبِ ٱلۡمُعۡتَدِينَ ٧٤

75. И по нив, тогаш, со знаменијата Наши ги испративме, и на

ثُمَّ بَعَثۡنَا مِنۢ بَعۡدِهِم مُّوسَىٰ وَهَٰرُونَ إِلَىٰ فِرۡعَوۡنَ

Муса и на Харун до фараонот и до големците негови. Па, се изнадуваа и беа народ насилнички!

وَمَلَإِيْهِۦ بِـَٔايَٰتِنَا فَٱسْتَكْبَرُوا۟ وَكَانُوا۟ قَوْمًا مُّجْرِمِينَ ﴿٧٥﴾

**76**. И бидејќи од Нас им дојде вистината, говореа: “Ова, навистина, е волшебништво јасно!”

فَلَمَّا جَآءَهُمُ ٱلْحَقُّ مِنْ عِندِنَا قَالُوٓا۟ إِنَّ هَٰذَا لَسِحْرٌ مُّبِينٌ ﴿٧٦﴾

**77**. Муса рече: “Ќе речете ли, бидејќи ви дојде вистината, ова е волшебништво?” Не ќе успеат волшебниците!

قَالَ مُوسَىٰٓ أَتَقُولُونَ لِلْحَقِّ لَمَّا جَآءَكُمْ ۖ أَسِحْرٌ هَٰذَا وَلَا يُفْلِحُ ٱلسَّٰحِرُونَ ﴿٧٧﴾

**78**. Рекоа: “Дојде ли да не оддалечиш од она што го најдовме при предците наши, за власта на земјата, вам двајца да ви припадне? Ние не ви веруваме.”

قَالُوٓا۟ أَجِئْتَنَا لِتَلْفِتَنَا عَمَّا وَجَدْنَا عَلَيْهِ ءَابَآءَنَا وَتَكُونَ لَكُمَا ٱلْكِبْرِيَآءُ فِى ٱلْأَرْضِ وَمَا نَحْنُ لَكُمَا بِمُؤْمِنِينَ ﴿٧٨﴾

**79**. И фараонот рече: “Доведете ми ги сите волшебници знал-ци!”

وَقَالَ فِرْعَوْنُ ٱئْتُونِى بِكُلِّ سَٰحِرٍ عَلِيمٍ ﴿٧٩﴾

**80**. И бидејќи волшебниците дојдоа, Муса им рече: “Фрлете го она што имате да го фрлите!”

فَلَمَّا جَآءَ ٱلسَّحَرَةُ قَالَ لَهُم مُّوسَىٰٓ أَلْقُوا۟ مَآ أَنتُم مُّلْقُونَ ﴿٨٠﴾

**81**. И бидејќи фрлија, Муса рече: “Она со што дојдовте е волшебништво.” Аллах, навистина, ќе го уништи. Да, Аллах не ја поправа постапката на безредниците!

فَلَمَّآ أَلْقَوْا۟ قَالَ مُوسَىٰ مَا جِئْتُم بِهِ ٱلسِّحْرُ ۖ إِنَّ ٱللَّهَ سَيُبْطِلُهُۥٓ ۖ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يُصْلِحُ عَمَلَ ٱلْمُفْسِدِينَ ﴿٨١﴾

**82**. Аллах ја овистинува вистината со зборовите Свои, па макар тоа го мразеле силниците.

وَيُحِقُّ ٱللَّهُ ٱلْحَقَّ بِكَلِمَٰتِهِۦ وَلَوْ كَرِهَ ٱلْمُجْرِمُونَ ﴿٨٢﴾

**83**. Само некои меѓу народот негов му веруваа на Муса, плашејќи се од фараонот и од големците негови за да не ги стават во искушение. Фараонот, навистина, беше голем на земјата. Да, беше меѓу расипаните!

فَمَآ ءَامَنَ لِمُوسَىٰٓ إِلَّا ذُرِّيَّةٌ مِّن قَوْمِهِۦ عَلَىٰ خَوْفٍ مِّن فِرْعَوْنَ وَمَلَإِيْهِمْ أَن يَفْتِنَهُمْ ۚ وَإِنَّ فِرْعَوْنَ لَعَالٍ فِى ٱلْأَرْضِ وَإِنَّهُۥ لَمِنَ ٱلْمُسْرِفِينَ ٨٣

**84**. И Муса рече: “О народе, ако во Аллах верувате, тогаш, треба врз Него да се потпирате, ако сте Послушни.”

وَقَالَ مُوسَىٰ يَٰقَوْمِ إِن كُنتُمْ ءَامَنتُم بِٱللَّهِ فَعَلَيْهِ تَوَكَّلُوٓا۟ إِن كُنتُم مُّسْلِمِينَ ٨٤

**85**. Па, рекоа: “Врз Аллах се потпревме. Господаре наш, не одредувај нѐ да бидеме искушение за народот зулумќарски!”

فَقَالُوا۟ عَلَى ٱللَّهِ تَوَكَّلْنَا رَبَّنَا لَا تَجْعَلْنَا فِتْنَةً لِّلْقَوْمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ٨٥

**86**. И избави нѐ со милоста Твоја од народот невернички!

وَنَجِّنَا بِرَحْمَتِكَ مِنَ ٱلْقَوْمِ ٱلْكَٰفِرِينَ ٨٦

**87**. И Ние му вдахнавме на Муса и на брат му: Изградете му на народот ваш куќи во Мисир, а куќите ваши одредете да бидат храмови, и намаз извршувајте, и зарадувајте ги верниците!”

وَأَوْحَيْنَآ إِلَىٰ مُوسَىٰ وَأَخِيهِ أَن تَبَوَّءَا لِقَوْمِكُمَا بِمِصْرَ بُيُوتًا وَٱجْعَلُوا۟ بُيُوتَكُمْ قِبْلَةً وَأَقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ ۗ وَبَشِّرِ ٱلْمُؤْمِنِينَ ٨٧

**88**. И Муса рече: “Господаре наш, Ти и на фараонот и на големците негови им даде, секако, и украс и имот во животот на овој свет. Господаре наш, оние скршнуваат во заблуда од патот Твој. Господаре наш, уништи го имотот нивни и затврдни ги ср-

وَقَالَ مُوسَىٰ رَبَّنَآ إِنَّكَ ءَاتَيْتَ فِرْعَوْنَ وَمَلَأَهُۥ زِينَةً وَأَمْوَٰلًا فِى ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا رَبَّنَا لِيُضِلُّوا۟ عَن سَبِيلِكَ ۖ رَبَّنَا ٱطْمِسْ عَلَىٰٓ أَمْوَٰلِهِمْ وَٱشْدُدْ عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ فَلَا يُؤْمِنُوا۟ حَتَّىٰ يَرَوُا۟ ٱلْعَذَابَ ٱلْأَلِيمَ ٨٨

цата нивни. Та, нема да веруваат додека не ја видат казната болна!”

**89**. Он рече: “Примена е молбата ваша, и двајцата истрајте, тогаш, и не следете ги оние кои не знаат!”

قَالَ قَدْ أُجِيبَت دَّعْوَتُكُمَا فَٱسْتَقِيمَا
وَلَا تَتَّبِعَآنِّ سَبِيلَ ٱلَّذِينَ لَا يَعْلَمُونَ ﴿٨٩﴾

**90**. И Ние синовите Израилови ги преминавме низ морето... па, ги следеше фараонот и војската негова, зашто ги мразеше и им беше непријател. И штом започна да се дави, викна: “Јас верувам. Нема друг бог освен Оној во кој веруваат синовите Израилови и јас сум меѓу муслиманите!”

۞ وَجَٰوَزْنَا بِبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٱلْبَحْرَ فَأَتْبَعَهُمْ
فِرْعَوْنُ وَجُنُودُهُۥ بَغْيًا وَعَدْوًا ۖ حَتَّىٰٓ إِذَآ أَدْرَكَهُ
ٱلْغَرَقُ قَالَ ءَامَنتُ أَنَّهُۥ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا ٱلَّذِىٓ ءَامَنَتْ
بِهِۦ بَنُوٓا۟ إِسْرَٰٓءِيلَ وَأَنَا۠ مِنَ ٱلْمُسْلِمِينَ ﴿٩٠﴾

**91**. -”Зарем сега, а понапред беше непослушен и беше меѓу безредниците!

ءَآلْـَٰٔنَ وَقَدْ عَصَيْتَ قَبْلُ وَكُنتَ
مِنَ ٱلْمُفْسِدِينَ ﴿٩١﴾

**92**. Па, денес Ние ќе го спасиме само телото твое за да бидеш знамение за оние по тебе.” Мнозинството меѓу луѓето, се рамнодушни, навистина, кон ајетите Наши!

فَٱلْيَوْمَ نُنَجِّيكَ بِبَدَنِكَ لِتَكُونَ لِمَنْ خَلْفَكَ ءَايَةً ۚ
وَإِنَّ كَثِيرًا مِّنَ ٱلنَّاسِ عَنْ ءَايَٰتِنَا لَغَٰفِلُونَ ﴿٩٢﴾

**93**. И синовите Израилови Ние веќе ги сместивме во убава населба и им дадовме од ‘рскот добар. И штом им дојде знаењето се разединија. Господарот твој, навистина, ќе пресуди меѓу

وَلَقَدْ بَوَّأْنَا بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ مُبَوَّأَ صِدْقٍ وَرَزَقْنَٰهُم
مِّنَ ٱلطَّيِّبَٰتِ فَمَا ٱخْتَلَفُوا۟ حَتَّىٰ جَآءَهُمُ ٱلْعِلْمُ ۚ إِنَّ رَبَّكَ
يَقْضِى بَيْنَهُمْ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ فِيمَا كَانُوا۟ فِيهِ
يَخْتَلِفُونَ ﴿٩٣﴾

нив на Денот суден за она за што станаа деленици!

**94**. Ако си при сомнение во она што Ние ти го објавивме, тогаш, прашај ги оние кои ја читаат Книгата пред тебе. Веќе ти дојде Вистината од Господарот твој и никако немој да бидеш меѓу сомневачите!

فَإِن كُنتَ فِي شَكٍّ مِّمَّآ أَنزَلۡنَآ إِلَيۡكَ فَسۡـَٔلِ ٱلَّذِينَ
يَقۡرَءُونَ ٱلۡكِتَٰبَ مِن قَبۡلِكَۚ لَقَدۡ جَآءَكَ
ٱلۡحَقُّ مِن رَّبِّكَ فَلَا تَكُونَنَّ مِنَ ٱلۡمُمۡتَرِينَ ٩٤

**95**. И никако немој да бидеш меѓу оние кои ги сметаа за лажни знаменијата Аллахови па да бидеш, секако, меѓу поразените!

وَلَا تَكُونَنَّ مِنَ ٱلَّذِينَ كَذَّبُواْ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ
فَتَكُونَ مِنَ ٱلۡخَٰسِرِينَ ٩٥

**96**. Да, оние врз кои се оствари Зборот од Господарот твој не веруваат;

إِنَّ ٱلَّذِينَ حَقَّتۡ عَلَيۡهِمۡ كَلِمَتُ رَبِّكَ
لَا يُؤۡمِنُونَ ٩٦

**97**. дури и да им дојдеше секој ајет додека не ја видат казната болна.

وَلَوۡ جَآءَتۡهُمۡ كُلُّ ءَايَةٍ حَتَّىٰ يَرَوُاْ ٱلۡعَذَابَ
ٱلۡأَلِيمَ ٩٧

**98**. Па, нели беше населба? Веруваше и верувањето нејзино ѝ користеше, изземајќи го народот на Јунуз. И бидејќи веруваа Ние ја отстранивме од нив срамната казна во животот на овој свет и извесно време дадовме да уживаат.

فَلَوۡلَا كَانَتۡ قَرۡيَةٌ ءَامَنَتۡ فَنَفَعَهَآ إِيمَٰنُهَآ إِلَّا قَوۡمَ
يُونُسَ لَمَّآ ءَامَنُواْ كَشَفۡنَا عَنۡهُمۡ عَذَابَ ٱلۡخِزۡيِ
فِي ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَا وَمَتَّعۡنَٰهُمۡ إِلَىٰ حِينٖ ٩٨

**99**. Кога Господарот твој би сакал тогаш сите на земјата ќе веруваат. Е, па, ќе ги присилиш ли луѓето да бидат верници?

وَلَوۡ شَآءَ رَبُّكَ لَأٓمَنَ مَن فِي ٱلۡأَرۡضِ كُلُّهُمۡ
جَمِيعًاۚ أَفَأَنتَ تُكۡرِهُ ٱلنَّاسَ حَتَّىٰ يَكُونُواْ
مُؤۡمِنِينَ ٩٩

**100.** Човекот верува само со одобрението Аллахово и Он ги казнува оние кои не сфаќаат.

وَمَا كَانَ لِنَفۡسٍ أَن تُؤۡمِنَ إِلَّا بِإِذۡنِ ٱللَّهِۚ
وَيَجۡعَلُ ٱلرِّجۡسَ عَلَى ٱلَّذِينَ لَا يَعۡقِلُونَ ١٠٠

**101**. Кажи: "Посматрајте го она што е на небесата и на Земјата!" И знаменијата не се од корист и опомена за луѓето кои не веруваат.

قُلِ ٱنظُرُواْ مَاذَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِۚ وَمَا تُغۡنِي
ٱلۡأٓيَٰتُ وَٱلنُّذُرُ عَن قَوۡمٖ لَّا يُؤۡمِنُونَ ١٠١

**102**. Па, очекуваат ли оние да ги снајде нешто слично, освен казната кон оние што беа пред нив? Кажи: "Тогаш, очекувајте, а и јас сум со вас, навистина, меѓу очекувачите!"

فَهَلۡ يَنتَظِرُونَ إِلَّا مِثۡلَ أَيَّامِ ٱلَّذِينَ خَلَوۡاْ
مِن قَبۡلِهِمۡۚ قُلۡ فَٱنتَظِرُوٓاْ إِنِّي مَعَكُم
مِّنَ ٱلۡمُنتَظِرِينَ ١٠٢

**103** Потоа Ние ќе ги избавиме пејгамберите Наши и, секако, оние кои веруваа. Ете, тоа ни е обврска да ги избавиме верниците.

ثُمَّ نُنَجِّي رُسُلَنَا وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْۚ كَذَٰلِكَ حَقًّا
عَلَيۡنَا نُنجِ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ ١٠٣

**104**. Кажи: "О луѓе, ако сте при сомнение во верата моја... та, не ги обожавам оние кои обожаваат други освен Аллах. Но, јас го обожавам Аллаха, кој, токму, ве усмртува, и наредено ми е да бидам меѓу верниците."

قُلۡ يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِن كُنتُمۡ فِي شَكّٖ مِّن دِينِي فَلَآ أَعۡبُدُ
ٱلَّذِينَ تَعۡبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ وَلَٰكِنۡ أَعۡبُدُ ٱللَّهَ ٱلَّذِي
يَتَوَفَّىٰكُمۡۖ وَأُمِرۡتُ أَنۡ أَكُونَ مِنَ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ ١٠٤

**105**. И така сврти го лицето твое кон верата вистинска. И никако не биди меѓу многубошците!

وَأَنۡ أَقِمۡ وَجۡهَكَ لِلدِّينِ حَنِيفٗا
وَلَا تَكُونَنَّ مِنَ ٱلۡمُشۡرِكِينَ ١٠٥

**106** И не повикувај друг бог освен Аллах, кој не ти користи и кој не ти штети. Ако така направиш, тогаш, ти ќе бидеш меѓу неверниците, навистина!

وَلَا تَدۡعُ مِن دُونِ ٱللَّهِ مَا لَا يَنفَعُكَ وَلَا يَضُرُّكَۖ
فَإِن فَعَلۡتَ فَإِنَّكَ إِذٗا مِّنَ ٱلظَّٰلِمِينَ ١٠٦

**107** Ако Аллах ти даде со невоља некаква, па, оваа не може да ја отстрани никој друг освен Него, а ако, пак, ти посака од добрината Своја, тогаш, никој не може да ѝ се спротстави. Со неа, од робовите Свои, Он наградува кого сака. Он е Простувач и Сомилосен!

وَإِن يَمۡسَسۡكَ ٱللَّهُ بِضُرّٖ فَلَا كَاشِفَ لَهُۥٓ إِلَّا هُوَۖ
وَإِن يُرِدۡكَ بِخَيۡرٖ فَلَا رَآدَّ لِفَضۡلِهِۦۚ يُصِيبُ
بِهِۦ مَن يَشَآءُ مِنۡ عِبَادِهِۦۚ وَهُوَ ٱلۡغَفُورُ ٱلرَّحِيمُ ١٠٧

**108**. Кажи: “О луѓе, веќе ви дојде вистината од Господарот ваш. Па, оној кој ќе се упати, се упатува самиот себеси, навистина! А оној кој ќе скршне самиот си скршнал во заблуда. Не е мое да ви бидам закрилник!”

قُلۡ يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ قَدۡ جَآءَكُمُ ٱلۡحَقُّ مِن رَّبِّكُمۡۖ
فَمَنِ ٱهۡتَدَىٰ فَإِنَّمَا يَهۡتَدِي لِنَفۡسِهِۦۖ وَمَن ضَلَّ
فَإِنَّمَا يَضِلُّ عَلَيۡهَاۖ وَمَآ أَنَا۠ عَلَيۡكُم بِوَكِيلٖ ١٠٨

**109**. И следи го она што ти се објавува, и биди трпелив сѐ додека Аллах не пресуди. Меѓу судиите Он е Најдобриот!

وَٱتَّبِعۡ مَا يُوحَىٰٓ إِلَيۡكَ وَٱصۡبِرۡ حَتَّىٰ يَحۡكُمَ ٱللَّهُۚ
وَهُوَ خَيۡرُ ٱلۡحَٰكِمِينَ ١٠٩

## *ХУД (Худ)* XI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1** Елиф, лам, ра! Еве Книга чии ајети се редат по ред, а потоа потенко објаснети од Мудриот и Известениот!

الٓرۚ كِتَٰبٌ أُحۡكِمَتۡ ءَايَٰتُهُۥ ثُمَّ فُصِّلَتۡ مِن لَّدُنۡ
حَكِيمٍ خَبِيرٍ ١

**2.** За ова: “Само Аллаха да Го обожавате. Јас сум за вас од Него, навистина, опоменувач и радосник.”

أَلَّا تَعۡبُدُوٓاْ إِلَّا ٱللَّهَۚ إِنَّنِي لَكُم مِّنۡهُ نَذِيرٞ وَبَشِيرٞ ٢

**3.** И уште: “Од Господарот ваш да барате прошка, потоа

وَأَنِ ٱسۡتَغۡفِرُواْ رَبَّكُمۡ ثُمَّ تُوبُوٓاْ إِلَيۡهِ يُمَتِّعۡكُم مَّتَٰعًا

покајание да Му упатувате; ќе ве почести со уживање пријатно до едно време определено, и на секој доброчинител, од добротијата Своја, ќе му даде. А ако ги свртите плеќите... та, се плашам за вас зашто, навистина, ќе ве снајде казна на Денот голем.”

حَسَنًا إِلَىٰٓ أَجَلٍ مُّسَمًّى وَيُؤْتِ كُلَّ ذِى فَضْلٍ فَضْلَهُۥ ۖ
وَإِن تَوَلَّوْا۟ فَإِنِّىٓ أَخَافُ عَلَيْكُمْ عَذَابَ يَوْمٍ كَبِيرٍ ﴿٣﴾

**4.** Враќањето ваше е - кон Аллах. Он е Кадар за сè!

إِلَى ٱللَّهِ مَرْجِعُكُمْ ۖ وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿٤﴾

**5.** Ете, оние ги стеснуваат градите свои за да скријат од Него. Ете, оние се покриваат со облеката своја: Он го знае и она што го кријат и она што го обелоденуваат. Он, навистина, го знае она што е во градите!

أَلَآ إِنَّهُمْ يَثْنُونَ صُدُورَهُمْ لِيَسْتَخْفُوا۟ مِنْهُ ۚ أَلَا حِينَ
يَسْتَغْشُونَ ثِيَابَهُمْ يَعْلَمُ مَا يُسِرُّونَ وَمَا يُعْلِنُونَ ۚ
إِنَّهُۥ عَلِيمٌۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ﴿٥﴾

**6.** На земјата нема ниедно животно на кое Аллах не му дава ‘рск и Он да не го знае неговото престојувалиште и неговото наоѓалиште. Сето тоа е е во Книгата јасна.

۞ وَمَا مِن دَآبَّةٍ فِى ٱلْأَرْضِ إِلَّا عَلَى ٱللَّهِ رِزْقُهَا
وَيَعْلَمُ مُسْتَقَرَّهَا وَمُسْتَوْدَعَهَا ۚ كُلٌّ فِى كِتَٰبٍ
مُّبِينٍ ﴿٦﴾

**7.** Он ги создаде небесата и Земјата за шест дена. И Аршот Негов беше над водата за да ве испроба кој од вас работи најдобри дела. А ако им речеш: “Вие ќе бидете проживеани по смртта” - оние кои не веруваат, секако, ќе ти речат: “ Ова е само волшебништво отворено!”

وَهُوَ ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ فِى سِتَّةِ
أَيَّامٍ وَكَانَ عَرْشُهُۥ عَلَى ٱلْمَآءِ
لِيَبْلُوَكُمْ أَيُّكُمْ أَحْسَنُ عَمَلًا ۗ وَلَئِن قُلْتَ
إِنَّكُم مَّبْعُوثُونَ مِنۢ بَعْدِ ٱلْمَوْتِ لَيَقُولَنَّ ٱلَّذِينَ
كَفَرُوٓا۟ إِنْ هَٰذَآ إِلَّا سِحْرٌ مُّبِينٌ ﴿٧﴾

**8**. А кога би ја задоцниле казната за нив сѐ до еден рок определен, сигурно ќе речат: “Што ја спречува?” На Денот кога таа ќе им пристигне не ќе може да им се отстрани и ќе се овистини затоа што ѝ се исмеваа.

وَلَئِنْ أَخَّرْنَا عَنْهُمُ ٱلْعَذَابَ إِلَىٰٓ أُمَّةٍ مَّعْدُودَةٍ
لَّيَقُولُنَّ مَا يَحْبِسُهُۥٓ ۗ أَلَا يَوْمَ يَأْتِيهِمْ لَيْسَ
مَصْرُوفًا عَنْهُمْ وَحَاقَ بِهِم مَّا كَانُوا۟
بِهِۦ يَسْتَهْزِءُونَ ﴿٨﴾

**9**. А кога ние на човекот би му дале да вкуси милост од Нас и ако потоа Ние ја одземеме тој, тогаш, навистина, ќе се поплаче и ќе биде неблагодарен!

وَلَئِنْ أَذَقْنَا ٱلْإِنسَٰنَ مِنَّا رَحْمَةً ثُمَّ نَزَعْنَٰهَا
مِنْهُ إِنَّهُۥ لَيَـُٔوسٌ كَفُورٌ ﴿٩﴾

**10**. Да, кога би направиле да вкуси благодат по штетата што му се случи сигурно ќе речат: “Се отстранаа лошотиите од мене!” Тој, навистина, е достоен и горделив!

وَلَئِنْ أَذَقْنَٰهُ نَعْمَآءَ بَعْدَ ضَرَّآءَ مَسَّتْهُ لَيَقُولَنَّ
ذَهَبَ ٱلسَّيِّـَٔاتُ عَنِّىٓ ۚ إِنَّهُۥ لَفَرِحٌ فَخُورٌ ﴿١٠﴾

**11**. Освен оние кои се трпеливи и кои работат добри дела. За нив има прошка и награда голема!

إِلَّا ٱلَّذِينَ صَبَرُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ أُو۟لَٰٓئِكَ
لَهُم مَّغْفِرَةٌ وَأَجْرٌ كَبِيرٌ ﴿١١﴾

**12**. Па, можеби ќе оставиш од она што ти се објавува и од она што ги стеснува градите твои, зашто зборуваат: “Зошто не му е спуштен ковчег или зошто не дојде со него мелек?” Ти си, навистина, опоменувач! Аллах е Закрилник на сѐ!

فَلَعَلَّكَ تَارِكٌۢ بَعْضَ مَا يُوحَىٰٓ إِلَيْكَ
وَضَآئِقٌۢ بِهِۦ صَدْرُكَ أَن يَقُولُوا۟ لَوْلَآ أُنزِلَ عَلَيْهِ كَنزٌ
أَوْ جَآءَ مَعَهُۥ مَلَكٌ ۚ إِنَّمَآ أَنتَ نَذِيرٌ ۚ وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ
شَىْءٍ وَكِيلٌ ﴿١٢﴾

**13**. Или, пак, ќе речат: “Тој го измисли.” Кажи: “Па, донесете десет измислени сурињa, слични на неговите. И повикајте кого можете - освен Аллах - ако сте искрени.”

أَمْ يَقُولُونَ ٱفْتَرَىٰهُ ۖ قُلْ فَأْتُوا۟ بِعَشْرِ سُوَرٍ مِّثْلِهِۦ
مُفْتَرَيَٰتٍ وَٱدْعُوا۟ مَنِ ٱسْتَطَعْتُم مِّن دُونِ ٱللَّهِ
إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ﴿١٣﴾

**14**. А ако не ви се одвијат... та, знајте дека, навистина, се објавува само со знаењето Аллахово и дека нема друг бог освен Него. Тогаш, ќе бидете ли Послушни?

فَإِلَّمْ يَسْتَجِيبُوا۟ لَكُمْ فَٱعْلَمُوٓا۟ أَنَّمَآ أُنزِلَ بِعِلْمِ
ٱللَّهِ وَأَن لَّآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ۖ فَهَلْ أَنتُم مُّسْلِمُونَ ﴿١٤﴾

**15**. Оние кои го сакаат животот на овој свет и украсот негов Ние ќе им ги надополниме постапките нивни во него и оние, тука не ќе бидат, токму, прикратени:

مَن كَانَ يُرِيدُ ٱلْحَيَوٰةَ ٱلدُّنْيَا وَزِينَتَهَا نُوَفِّ إِلَيْهِمْ
أَعْمَٰلَهُمْ فِيهَا وَهُمْ فِيهَا لَا يُبْخَسُونَ ﴿١٥﴾

**16**. оние за кои на Ахирет ќе има само казна. Таму ќе им пропадне она што го изградија и ќе им биде ништожно она што го работеа.

أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ لَيْسَ لَهُمْ فِى ٱلْءَاخِرَةِ إِلَّا ٱلنَّارُ ۖ
وَحَبِطَ مَا صَنَعُوا۟ فِيهَا وَبَٰطِلٌ
مَّا كَانُوا۟ يَعْمَلُونَ ﴿١٦﴾

**17**. Еднаков ли е оној кој беше при јаснотијата од Господарот свој, што ја следеше сведокот од Него, а и од порано, Книгата на Муса, показот и милоста - кои веруваат во неа - на оној кој не верува во неа, меѓу дружините; за него огнот е престојувалиштето негово, и тогаш, не сомневај се во неа. Таа, секако, е

أَفَمَن كَانَ عَلَىٰ بَيِّنَةٍ مِّن رَّبِّهِۦ وَيَتْلُوهُ شَاهِدٌ مِّنْهُ
وَمِن قَبْلِهِۦ كِتَٰبُ مُوسَىٰٓ إِمَامًا وَرَحْمَةً ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ
يُؤْمِنُونَ بِهِۦ ۚ وَمَن يَكْفُرْ بِهِۦ مِنَ ٱلْأَحْزَابِ فَٱلنَّارُ
مَوْعِدُهُۥ ۚ فَلَا تَكُ فِى مِرْيَةٍ مِّنْهُ ۚ إِنَّهُ ٱلْحَقُّ مِن رَّبِّكَ
وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَ ٱلنَّاسِ لَا يُؤْمِنُونَ ﴿١٧﴾

вистина од Господарот твој, но мнозинството меѓу луѓето не веруваат.

18. И кој прави поголем зулум од оној кој фрла лага врз Аллах? Онаквите ќе бидат доведени пред својот Господар, а сведоците ќе речат: “Оние се кои лажеа за Господарот нивни.” И проклетството Аллахово нека е врз зулумќарите!

وَمَنۡ أَظۡلَمُ مِمَّنِ ٱفۡتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًاۚ أُوْلَٰٓئِكَ
يُعۡرَضُونَ عَلَىٰ رَبِّهِمۡ وَيَقُولُ ٱلۡأَشۡهَٰدُ هَٰٓؤُلَآءِ
ٱلَّذِينَ كَذَبُواْ عَلَىٰ رَبِّهِمۡۚ أَلَا لَعۡنَةُ ٱللَّهِ
عَلَى ٱلظَّٰلِمِينَ ١٨

19. Оние кои одвраќаат од Аллаховиот пат и кои го искривуваат...оние, токму, не веруваат во Ахирет!

ٱلَّذِينَ يَصُدُّونَ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ وَيَبۡغُونَهَا عِوَجًا
وَهُم بِٱلۡأٓخِرَةِ هُمۡ كَٰفِرُونَ ١٩

20. Онаквите на земјата се немоќни и, освен Аллах, немаат друг заштитник. За нив казната ќе биде удвоена. Не се во состојба ни да слушаат ни да гледаат.

أُوْلَٰٓئِكَ لَمۡ يَكُونُواْ مُعۡجِزِينَ فِي ٱلۡأَرۡضِ وَمَا كَانَ
لَهُم مِّن دُونِ ٱللَّهِ مِنۡ أَوۡلِيَآءَۘ يُضَٰعَفُ لَهُمُ ٱلۡعَذَابُۚ
مَا كَانُواْ يَسۡتَطِيعُونَ ٱلسَّمۡعَ وَمَا كَانُواْ
يُبۡصِرُونَ ٢٠

21. Да, онаквите се упропастија самите себеси и скршнаа од нив заради она што го измислуваа.

أُوْلَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ خَسِرُوٓاْ أَنفُسَهُمۡ وَضَلَّ عَنۡهُم
مَّا كَانُواْ يَفۡتَرُونَ ٢١

22. А на Ахирет оние се, без сомнение, страдалници.

لَا جَرَمَ أَنَّهُمۡ فِي ٱلۡأٓخِرَةِ هُمُ ٱلۡأَخۡسَرُونَ ٢٢

23. Оние кои, навистина, веруваат и кои добри дела работат, и кои се оддадени на Господарот

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ وَأَخۡبَتُوٓاْ
إِلَىٰ رَبِّهِمۡ أُوْلَٰٓئِكَ أَصۡحَٰبُ ٱلۡجَنَّةِۖ

свој се - жители џехеннемски и во него за навек ќе останат:

هُمْ فِيهَا خَٰلِدُونَ ﴿٢٣﴾

**24**. како две дружини: слеп и глув, и уште: како оној што гледа и оној што слуша. Овие двајца, на пример, можат ли да се изедначат? Нема ли да се присетите?

۞ مَثَلُ ٱلْفَرِيقَيْنِ كَٱلْأَعْمَىٰ وَٱلْأَصَمِّ وَٱلْبَصِيرِ وَٱلسَّمِيعِ هَلْ يَسْتَوِيَانِ مَثَلًا أَفَلَا تَذَكَّرُونَ ﴿٢٤﴾

**25**. И Ние веќе го испративме Нух до народот негов: “Јас сум, навистина, ваш јасен опоменувач!

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَا نُوحًا إِلَىٰ قَوْمِهِۦٓ إِنِّي لَكُمْ نَذِيرٌ مُّبِينٌ ﴿٢٥﴾

**26**. Ќе обожавате ли друг освен Аллах? Јас за вас, навистина, се плашам од казната на Денот болен!”

أَن لَّا تَعْبُدُوٓا۟ إِلَّا ٱللَّهَ إِنِّيٓ أَخَافُ عَلَيْكُمْ عَذَابَ يَوْمٍ أَلِيمٍ ﴿٢٦﴾

**27**. Па, големците меѓу народот негов, кои не веруваа, рекоа: “Те гледаме само како човек нам сличен. И гледаме како те следат, токму, најпростите меѓу нас, со површно мислење; не гледаме, исто така, дека вие имате предност над нас, туку при мислење сме дека сте лашковци!”

فَقَالَ ٱلْمَلَأُ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِن قَوْمِهِۦ مَا نَرَىٰكَ إِلَّا بَشَرًا مِّثْلَنَا وَمَا نَرَىٰكَ ٱتَّبَعَكَ إِلَّا ٱلَّذِينَ هُمْ أَرَاذِلُنَا بَادِىَ ٱلرَّأْىِ وَمَا نَرَىٰ لَكُمْ عَلَيْنَا مِن فَضْلٍۭ بَلْ نَظُنُّكُمْ كَٰذِبِينَ ﴿٢٧﴾

**28**. Нух рече: “Гледате ли, о народе мој, како се потпирам врз јаснотијата од Господарот мој, и Он ми даде од милоста Своја, а ете, вие останавте слепи за тоа. Зарем да ве принудиме за неа кога вие, токму, ја презирате.

قَالَ يَٰقَوْمِ أَرَءَيْتُمْ إِن كُنتُ عَلَىٰ بَيِّنَةٍ مِّن رَّبِّى وَءَاتَىٰنِى رَحْمَةً مِّنْ عِندِهِۦ فَعُمِّيَتْ عَلَيْكُمْ أَنُلْزِمُكُمُوهَا وَأَنتُمْ لَهَا كَٰرِهُونَ ﴿٢٨﴾

**29**. За ова јас, народе мој, не барам имот; наградата моја е само кај Аллах, и јас не ќе ги истерам оние кои веруваат зашто оние ќе се сретнат со Господарот свој. Но, јас ве гледам дека сте народ кој не знае.

وَيَٰقَوۡمِ لَآ أَسۡـَٔلُكُمۡ عَلَيۡهِ مَالًاۖ إِنۡ أَجۡرِيَ
إِلَّا عَلَى ٱللَّهِۚ وَمَآ أَنَا۠ بِطَارِدِ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْۚ إِنَّهُم
مُّلَٰقُواْ رَبِّهِمۡ وَلَٰكِنِّيٓ أَرَىٰكُمۡ قَوۡمٗا
تَجۡهَلُونَ ٢٩

**30**. Народе мој, кој ќе ме заштити од Аллах доколку ги истерам? Нема ли да се присетите?

وَيَٰقَوۡمِ مَن يَنصُرُنِي مِنَ ٱللَّهِ إِن طَرَدتُّهُمۡۚ
أَفَلَا تَذَكَّرُونَ ٣٠

**31**. Јас не ви велам дека при мене се ризниците на Аллах, и не ја знам Тајната, и не велам дека сум,ете, мелек. И не велам, исто така, дека на оние кои ги презираат очите ваши дека Аллах не ќе им даде добро. Аллах го знае она што е во душите ваши... тогаш јас би бил, навистина, меѓу зулумќарите."

وَلَآ أَقُولُ لَكُمۡ عِندِي خَزَآئِنُ ٱللَّهِ وَلَآ أَعۡلَمُ ٱلۡغَيۡبَ
وَلَآ أَقُولُ إِنِّي مَلَكٞ وَلَآ أَقُولُ لِلَّذِينَ تَزۡدَرِيٓ
أَعۡيُنُكُمۡ لَن يُؤۡتِيَهُمُ ٱللَّهُ خَيۡرًاۖ ٱللَّهُ أَعۡلَمُ بِمَا
فِيٓ أَنفُسِهِمۡ إِنِّيٓ إِذٗا لَّمِنَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٣١

**32**. Рекоа: "О Нух, ти веќе, навистина, расправаше со нас, па ја разгоре расправата наша. Па, направи да ни дојде, доколку си меѓу искрените, она што ни го вети!"

قَالُواْ يَٰنُوحُ قَدۡ جَٰدَلۡتَنَا فَأَكۡثَرۡتَ جِدَٰلَنَا
فَأۡتِنَا بِمَا تَعِدُنَآ إِن كُنتَ مِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ٣٢

**33**. Рече: "Да, тоа ќе ви дојде, доколку Аллах посака, а вие ќе бидете немоќни.

قَالَ إِنَّمَا يَأۡتِيكُم بِهِ ٱللَّهُ إِن شَآءَ
وَمَآ أَنتُم بِمُعۡجِزِينَ ٣٣

**34**. Ниту пак ќе ви користи советот мој - ако Аллах посака

وَلَا يَنفَعُكُمۡ نُصۡحِيٓ إِنۡ أَرَدتُّ أَنۡ أَنصَحَ لَكُمۡ إِن كَانَ

да ве заведе - доколку посакам да ве посоветувам. Он е Господар ваш и Нему ќе му се вратите!”

اللَّهُ يُرِيدُ أَن يُغْوِيَكُمْ هُوَ رَبُّكُمْ وَإِلَيْهِ
تُرْجَعُونَ ﴿٣٤﴾

**35**. Или зборуваат: “Тој го измислува.” Кажи: “Ако го измислувам тогаш гревот е мој а јас сум далеку од грешењата ваши.”

أَمْ يَقُولُونَ افْتَرَاهُ قُلْ إِنِ افْتَرَيْتُهُ فَعَلَيَّ إِجْرَامِي
وَأَنَا بَرِيءٌ مِّمَّا تُجْرِمُونَ ﴿٣٥﴾

**36**. И на Нух, секако, му беше објавено ова: “Никој од народот твој не ќе верува, освен оние кои веќе веруваа. Па, не грижи се за она што го работеа.

وَأُوحِيَ إِلَىٰ نُوحٍ أَنَّهُ لَن يُؤْمِنَ مِن قَوْمِكَ
إِلَّا مَن قَدْ آمَنَ فَلَا تَبْتَئِسْ بِمَا كَانُوا يَفْعَلُونَ ﴿٣٦﴾

**37**. И прави го бродот пред очите Наши и според вдахновението Наше. И не обраќај Ми се за оние кои зулум направија. Да, оние се потопени!”

وَاصْنَعِ الْفُلْكَ بِأَعْيُنِنَا وَوَحْيِنَا وَلَا تُخَاطِبْنِي
فِي الَّذِينَ ظَلَمُوا إِنَّهُم مُّغْرَقُونَ ﴿٣٧﴾

**38**. И тој го правеше бродот, и секојпат кога ќе поминеа крај него големците меѓу народот негов му се исмеваа. Рече: “Ако ни се исмевате и ние вам ќе ви се исмеваме, токму, онака како што се исмевате.

وَيَصْنَعُ الْفُلْكَ وَكُلَّمَا مَرَّ عَلَيْهِ مَلَأٌ مِّن قَوْمِهِ
سَخِرُوا مِنْهُ قَالَ إِن تَسْخَرُوا مِنَّا فَإِنَّا نَسْخَرُ مِنكُمْ
كَمَا تَسْخَرُونَ ﴿٣٨﴾

**39**. Па, ќе узнаете кому ќе му дојде казната и кого ќе го снајде казна постојана.”

فَسَوْفَ تَعْلَمُونَ مَن يَأْتِيهِ عَذَابٌ يُخْزِيهِ وَيَحِلُّ
عَلَيْهِ عَذَابٌ مُّقِيمٌ ﴿٣٩﴾

**40**. Потоа, кога наредбата Наша стигна, и кога лонецот почна да врие Ние рековме: “Натовари во чамецот по еден пар од сите

حَتَّىٰ إِذَا جَاءَ أَمْرُنَا وَفَارَ التَّنُّورُ قُلْنَا احْمِلْ فِيهَا
مِن كُلٍّ زَوْجَيْنِ اثْنَيْنِ وَأَهْلَكَ إِلَّا مَن سَبَقَ
عَلَيْهِ الْقَوْلُ وَمَنْ آمَنَ وَمَا آمَنَ

животни, и семејството твое, освен оние за кои порано беше збор, и оние кои веруваа.” Но, оние кои веруваа, кои беа со него, беа неколкумина.

مَعَهُۥٓ إِلَّا قَلِيلٌ ٤٠

**41.** И рече: “Качете се во неа! Во името Аллахово нека плови и нека застане! Господарот мој, навистина, е Простувач и Семилосен!”

۞ وَقَالَ ٱرْكَبُوا۟ فِيهَا بِسْمِ ٱللَّهِ مَجْر۪ىٰهَا وَمُرْسَىٰهَآ ۚ إِنَّ رَبِّى لَغَفُورٌ رَّحِيمٌ ٤١

**42.** И бродот ги понесе низ брановите како брда, и Нух го повика синот свој, кој беше останал подалеку: “О сине мој, качи се во бродов со нас и немој да бидеш со неверниците!”

وَهِىَ تَجْرِى بِهِمْ فِى مَوْجٍ كَٱلْجِبَالِ وَنَادَىٰ نُوحٌ ٱبْنَهُۥ وَكَانَ فِى مَعْزِلٍ يَٰبُنَىَّ ٱرْكَب مَّعَنَا وَلَا تَكُن مَّعَ ٱلْكَٰفِرِينَ ٤٢

**43.** А син му рече: “Ќе се искачам на брдото кое ќе ме заштити од водата. А Нух рече: “Денес нема никој да се заштити од наредбата Аллахова, освен оној кому Он ќе му се смислува.” И меѓу нив се испречи бранот и син му беше меѓу потопените!

قَالَ سَـَٔاوِىٓ إِلَىٰ جَبَلٍ يَعْصِمُنِى مِنَ ٱلْمَآءِ ۚ قَالَ لَا عَاصِمَ ٱلْيَوْمَ مِنْ أَمْرِ ٱللَّهِ إِلَّا مَن رَّحِمَ ۚ وَحَالَ بَيْنَهُمَا ٱلْمَوْجُ فَكَانَ مِنَ ٱلْمُغْرَقِينَ ٤٣

**44.** И беше речено: “О земјо, проголтај ја водата твоја а ти небо, престани!” И водата се повлече и работата веќе беше решена, и бродот застана на Џудиј, и беше речено: “Далеку нека биде народот зулумќарски!”

وَقِيلَ يَٰٓأَرْضُ ٱبْلَعِى مَآءَكِ وَيَٰسَمَآءُ أَقْلِعِى وَغِيضَ ٱلْمَآءُ وَقُضِىَ ٱلْأَمْرُ وَٱسْتَوَتْ عَلَى ٱلْجُودِىِّ ۖ وَقِيلَ بُعْدًا لِّلْقَوْمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ٤٤

**45.** И го повика Нух Господарот свој, и рече: “Господаре мој, синот мој, навистина, е чедо мое, а ветувањето Твое, секако, е вистинско и Ти си меѓу судиите Најдобриот!”

وَنَادَىٰ نُوحٌ رَّبَّهُۥ فَقَالَ رَبِّ إِنَّ ٱبْنِى مِنْ أَهْلِى
وَإِنَّ وَعْدَكَ ٱلْحَقُّ وَأَنتَ أَحْكَمُ ٱلْحَٰكِمِينَ ﴿٤٥﴾

**46.** Аллах рече: “О Нух, тој, стварно, не е од семејството твое: тој е непоправлив. Па, не моли Ме за оној за кого не знаеш. Јас, навистина, те советувам да не бидеш меѓу незнајковците!”

قَالَ يَٰنُوحُ إِنَّهُۥ لَيْسَ مِنْ أَهْلِكَ ۖ إِنَّهُۥ عَمَلٌ غَيْرُ صَٰلِحٍ ۖ
فَلَا تَسْـَٔلْنِ مَا لَيْسَ لَكَ بِهِۦ عِلْمٌ ۖ إِنِّىٓ أَعِظُكَ أَن تَكُونَ
مِنَ ٱلْجَٰهِلِينَ ﴿٤٦﴾

**47.** Нух рече: “Да, Господаре мој, јас тебе ти се приклонувам: никогаш нема да Те молам за она што не го знам. И доколку не ми простиш и не ми се смилуваш, ќе бидам, секако, меѓу поразените!”

قَالَ رَبِّ إِنِّىٓ أَعُوذُ بِكَ أَنْ أَسْـَٔلَكَ مَا لَيْسَ
لِى بِهِۦ عِلْمٌ ۖ وَإِلَّا تَغْفِرْ لِى وَتَرْحَمْنِىٓ أَكُن
مِّنَ ٱلْخَٰسِرِينَ ﴿٤٧﴾

**48.** Беше речено: “О Нух, качи се со поздрав од Нас, и со бериќетите врз тебе и врз луѓето кои се со тебе, и ќе има народи на кои Ние ќе им даваме да уживаат едно време, а потоа ќе ги погоди од Нас казна болна.”

قِيلَ يَٰنُوحُ ٱهْبِطْ بِسَلَٰمٍ مِّنَّا وَبَرَكَٰتٍ عَلَيْكَ
وَعَلَىٰٓ أُمَمٍ مِّمَّن مَّعَكَ ۚ وَأُمَمٌ سَنُمَتِّعُهُمْ
ثُمَّ يَمَسُّهُم مِّنَّا عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿٤٨﴾

**49.** Ете, тоа се дел од кажувањата за Невидливото кои, токму, Ние ти ги вдахнавме. Не ги знаевте ни ти ни народот твој, од порано. Па, стрпи се, зашто, навистина, наградата е конечна за богобојазливите!

تِلْكَ مِنْ أَنۢبَآءِ ٱلْغَيْبِ نُوحِيهَآ إِلَيْكَ ۖ مَا كُنتَ
تَعْلَمُهَآ أَنتَ وَلَا قَوْمُكَ مِن قَبْلِ هَٰذَا ۖ
فَٱصْبِرْ ۖ إِنَّ ٱلْعَٰقِبَةَ لِلْمُتَّقِينَ ﴿٤٩﴾

**50.** И до Ад, братот нивни Худ, Ние го испративме. Рече: “О народе мој, обожавајте Го Аллаха. Друг бог освен Него немате. Вие сте само лашковци!

وَإِلَىٰ عَادٍ أَخَاهُمْ هُودًا ۚ قَالَ يَٰقَوْمِ ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ
مَا لَكُم مِّنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُۥٓ ۖ إِنْ أَنتُمْ
إِلَّا مُفْتَرُونَ ٥٠

**51.** О народе мој, не барам награда за ова. Наградата моја е од Оној кој ме создаде. Нема ли да се вразумите?

يَٰقَوْمِ لَآ أَسْـَٔلُكُمْ عَلَيْهِ أَجْرًا ۖ إِنْ أَجْرِىَ
إِلَّا عَلَى ٱلَّذِى فَطَرَنِىٓ ۚ أَفَلَا تَعْقِلُونَ ٥١

**52.** О народе мој, барајте прошка од Господарот ваш, потоа покајте Му се, зашто Он ќе ви испрати од небо дожд изобилен, и Он ќе ја зголеми моќта врз моќта ваша, и не вртете ги плеќите како силниците.”

وَيَٰقَوْمِ ٱسْتَغْفِرُوا۟ رَبَّكُمْ ثُمَّ تُوبُوٓا۟ إِلَيْهِ يُرْسِلِ
ٱلسَّمَآءَ عَلَيْكُم مِّدْرَارًا وَيَزِدْكُمْ قُوَّةً
إِلَىٰ قُوَّتِكُمْ وَلَا تَتَوَلَّوْا۟ مُجْرِمِينَ ٥٢

**53.** Рекоа: “О Худ, ти не ни донесе јаснотија и ние нема да ги оставиме божествата наши заради зборот твој и, секако, нема да ти веруваме!”

قَالُوا۟ يَٰهُودُ مَا جِئْتَنَا بِبَيِّنَةٍ وَمَا نَحْنُ
بِتَارِكِىٓ ءَالِهَتِنَا عَن قَوْلِكَ وَمَا نَحْنُ لَكَ
بِمُؤْمِنِينَ ٥٣

**54.** Ние тврдиме дека некое од божествата наши те погодило со зло. Рече: “Аллаха за сведок го земам, и посведочете дека сум, навистина, далеку од она што Му го здружувате,

إِن نَّقُولُ إِلَّا ٱعْتَرَىٰكَ بَعْضُ ءَالِهَتِنَا بِسُوٓءٍ ۗ قَالَ إِنِّىٓ
أُشْهِدُ ٱللَّهَ وَٱشْهَدُوٓا۟ أَنِّى بَرِىٓءٌ مِّمَّا تُشْرِكُونَ ٥٤

**55.** покрај Него. Па, лукаво постапете против мене и не давајте ми рок,

مِن دُونِهِۦ ۖ فَكِيدُونِى جَمِيعًا ثُمَّ لَا تُنظِرُونِ ٥٥

**56.** јас, навистина, се потпирам врз Аллах, Господарот мој и Господарот ваш. Нема ниедно животно а Он да нема моќ врз

إِنِّى تَوَكَّلْتُ عَلَى ٱللَّهِ رَبِّى وَرَبِّكُم ۚ مَّا مِن دَآبَّةٍ إِلَّا هُوَ
ءَاخِذٌۢ بِنَاصِيَتِهَآ ۚ إِنَّ رَبِّى عَلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ٥٦

него. Господарот мој, навистина, кон патот вистински упатува!”

**57.** Па, ако ги свртат плеќите ете, јас ви го доставив она со што бев испратен до вас. И Господарот мој ќе ве замени со друг народ и во ништо не ќе му наштетите. Господарот мој, навистина, е Бдеец над сè!

فَإِن تَوَلَّوْاْ فَقَدْ أَبْلَغْتُكُم مَّآ أُرْسِلْتُ بِهِۦٓ إِلَيْكُمْ ۚ
وَيَسْتَخْلِفُ رَبِّى قَوْمًا غَيْرَكُمْ وَلَا تَضُرُّونَهُۥ شَيْـًٔا ۚ
إِنَّ رَبِّى عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ حَفِيظٌ ٥٧

**58.** И бидејќи настапи наредбата Наша, Ние го избавивме Худа и оние кои веруваа со него, со милоста Наша, и ги избавивме од казната сурова.

وَلَمَّا جَآءَ أَمْرُنَا نَجَّيْنَا هُودًا وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ مَعَهُۥ
بِرَحْمَةٍ مِّنَّا وَنَجَّيْنَٰهُم مِّنْ عَذَابٍ غَلِيظٍ ٥٨

**59.** Тоа е Ад. Не ги признаваа знаменијата на Господарот свој и беа непослушни кон пејгамберите Негови, и ја следеа наредбата на секој силник, тврдоглав!

وَتِلْكَ عَادٌ ۖ جَحَدُواْ بِـَٔايَٰتِ رَبِّهِمْ وَعَصَوْاْ
رُسُلَهُۥ وَٱتَّبَعُوٓاْ أَمْرَ كُلِّ جَبَّارٍ عَنِيدٍ ٥٩

**60.** И ги пратеше проклетството на овој свет а ќе ги прати и на Денот суден. Ад, навистина, не веруваше во Господарот свој. Далеку нека е Ад, народот на Худ!

وَأُتْبِعُواْ فِى هَٰذِهِ ٱلدُّنْيَا لَعْنَةً وَيَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ ۗ أَلَآ إِنَّ عَادًا
كَفَرُواْ رَبَّهُمْ ۗ أَلَا بُعْدًا لِّعَادٍ قَوْمِ هُودٍ ٦٠

**61.** И до Семуд, братот нивни Салих, Ние го испративме. Рече: “О народе мој, обожавајте Го Аллаха! Друг бог освен Него немате. Он ве создаде од земја и ве насели по неа... па, барајте

۞ وَإِلَىٰ ثَمُودَ أَخَاهُمْ صَٰلِحًا ۚ قَالَ يَٰقَوْمِ ٱعْبُدُواْ
ٱللَّهَ مَا لَكُم مِّنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُۥ ۖ هُوَ أَنشَأَكُم مِّنَ ٱلْأَرْضِ
وَٱسْتَعْمَرَكُمْ فِيهَا فَٱسْتَغْفِرُوهُ ثُمَّ تُوبُوٓاْ إِلَيْهِ ۚ إِنَّ رَبِّى
قَرِيبٌ مُّجِيبٌ ٦١

прошка од Него, потоа покајте Му се, зашто Господарот мој, навистина, е блиску и се оѕвива!”

**62.** Тие рекоа: “О Салих, ти беше пред ова надеж меѓу нас. Ќе ни забраниш ли да го обожаваме она што го обожаваат предците наши и, навистина, ние сме при сомнение во она кон што нè повикуваш.”

قَالُوا۟ يَٰصَٰلِحُ قَدْ كُنتَ فِينَا مَرْجُوًّا قَبْلَ هَٰذَآ
أَتَنْهَىٰنَآ أَن نَّعْبُدَ مَا يَعْبُدُ ءَابَآؤُنَا وَإِنَّنَا لَفِى شَكٍّ
مِّمَّا تَدْعُونَآ إِلَيْهِ مُرِيبٍ ٦٢

**63.** Тој рече: “О народе мој, гледате ли? Ако сум при јаснотијата од Господарот мој и ако ми даде милост од Него... па, кој ќе ми помогне кај Аллах ако сум непослушен кон Него? Вие тогаш само го зголемувате поразот мој.

قَالَ يَٰقَوْمِ أَرَءَيْتُمْ إِن كُنتُ عَلَىٰ بَيِّنَةٍ مِّن رَّبِّى
وَءَاتَىٰنِى مِنْهُ رَحْمَةً فَمَن يَنصُرُنِى مِنَ ٱللَّهِ
إِنْ عَصَيْتُهُۥ فَمَا تَزِيدُونَنِى غَيْرَ تَخْسِيرٍ ٦٣

**64.** О народе мој, еве знамение за вас, камила од Аллах. Оставете ја нека пасе по земјата Аллахова, и не нанесувајте и зло зашто ќе ве обземе казната блиска.”

وَيَٰقَوْمِ هَٰذِهِۦ نَاقَةُ ٱللَّهِ لَكُمْ ءَايَةً
فَذَرُوهَا تَأْكُلْ فِىٓ أَرْضِ ٱللَّهِ وَلَا تَمَسُّوهَا
بِسُوٓءٍ فَيَأْخُذَكُمْ عَذَابٌ قَرِيبٌ ٦٤

**65.** Па ја заклаа, и тогаш рече: “Уживајте во домовите ваши три дена. Ете, тоа е ветувањето врз лага несводливо!”

فَعَقَرُوهَا فَقَالَ تَمَتَّعُوا۟ فِى دَارِكُمْ ثَلَٰثَةَ
أَيَّامٍ ذَٰلِكَ وَعْدٌ غَيْرُ مَكْذُوبٍ ٦٥

**66.** И бидејќи настапи наредбата Наша Ние го спасивме Салиха и оние, кои веруваа во него со милоста Наша од срамот на тој ден. Господарот твој, навистина, е Јак и Силен!

فَلَمَّا جَآءَ أَمْرُنَا نَجَّيْنَا صَٰلِحًا وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟
مَعَهُۥ بِرَحْمَةٍ مِّنَّا وَمِنْ خِزْىِ يَوْمِئِذٍ
إِنَّ رَبَّكَ هُوَ ٱلْقَوِىُّ ٱلْعَزِيزُ ٦٦

**67.** И на оние кои зулум правеа ги погоди страшен глас и ете, останаа во домовите свои, скаменети,

وَأَخَذَ ٱلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ ٱلصَّيْحَةُ فَأَصْبَحُوا۟
فِى دِيَٰرِهِمْ جَٰثِمِينَ ﴿٦٧﴾

**68.** како никогаш да не беа вселени во нив. Ете, Семуд, навистина, не го признаваше Господарот свој. Далеку нека е Семуд!

كَأَن لَّمْ يَغْنَوْا۟ فِيهَآ ۗ أَلَآ إِنَّ ثَمُودَا۟ كَفَرُوا۟ رَبَّهُمْ ۗ
أَلَا بُعْدًا لِّثَمُودَ ﴿٦٨﴾

**69.** И пратениците Наши му дојдоа на Ибрахим како радосница. Рекоа: "Селам!" А тој рече: "Селам!" И веднаш ги почести со печено теле!

وَلَقَدْ جَآءَتْ رُسُلُنَآ إِبْرَٰهِيمَ بِٱلْبُشْرَىٰ قَالُوا۟
سَلَٰمًا ۖ قَالَ سَلَٰمٌ ۖ فَمَا لَبِثَ أَن جَآءَ بِعِجْلٍ
حَنِيذٍ ﴿٦٩﴾

**70.** И бидејќи ги виде рацете нивни како не го допираат, се вчудоневиди од нив и почувствува страв. Рекоа: "Не плаши се, ние сме испратени до народот на Лут!"

فَلَمَّا رَءَآ أَيْدِيَهُمْ لَا تَصِلُ إِلَيْهِ نَكِرَهُمْ
وَأَوْجَسَ مِنْهُمْ خِيفَةً ۚ قَالُوا۟ لَا تَخَفْ إِنَّآ أُرْسِلْنَآ
إِلَىٰ قَوْمِ لُوطٍ ﴿٧٠﴾

**71.** А жената негова стоеше тука па се насмевнуваше. Па, ја зарадувавме со Исхак, а по Исхака и со Јакуб.

وَٱمْرَأَتُهُۥ قَآئِمَةٌ فَضَحِكَتْ فَبَشَّرْنَٰهَا بِإِسْحَٰقَ
وَمِن وَرَآءِ إِسْحَٰقَ يَعْقُوبَ ﴿٧١﴾

**72.** И жената рече: "Е, тешко мене!" Зарем јас да родам, стара, мажот ми е стар и изнеможен? Ова, навистина, е чудна работа."

قَالَتْ يَٰوَيْلَتَىٰٓ ءَأَلِدُ وَأَنَا۠ عَجُوزٌ وَهَٰذَا بَعْلِى شَيْخًا ۖ
إِنَّ هَٰذَا لَشَىْءٌ عَجِيبٌ ﴿٧٢﴾

**73.** Тие рекоа: "Се чудиш ли на наредбата Аллахова?" Милоста Аллахова и бериќетите Негови нека бидат со вас, о Ехлул-Бејт! Он, навистина, е за благодарност Достоен и Возвишен!

قَالُوٓا۟ أَتَعْجَبِينَ مِنْ أَمْرِ ٱللَّهِ ۖ رَحْمَتُ ٱللَّهِ
وَبَرَكَٰتُهُۥ عَلَيْكُمْ أَهْلَ ٱلْبَيْتِ ۚ إِنَّهُۥ حَمِيدٌ مَّجِيدٌ ﴿٧٣﴾

**74.** И бидејќи на Ибрахим му се тргна стравот веднаш му дојде радосница и почна да расправа со Нас за народот на Лут.

فَلَمَّا ذَهَبَ عَنۡ إِبۡرَٰهِيمَ ٱلرَّوۡعُ وَجَآءَتۡهُ ٱلۡبُشۡرَىٰ
يُجَٰدِلُنَا فِي قَوۡمِ لُوطٍ ٧٤

**75.** Да, Ибрахим беше и благ, и мек и оддаден!

إِنَّ إِبۡرَٰهِيمَ لَحَلِيمٌ أَوَّٰهٌ مُّنِيبٌ ٧٥

**76.** О Ибрахим, избегни го тоа. Наредбата од Господарот твој веќе ти дојде а ним ќе им дојде, навистина, казната неминовна.

يَٰٓإِبۡرَٰهِيمُ أَعۡرِضۡ عَنۡ هَٰذَآۖ إِنَّهُۥ قَدۡ جَآءَ أَمۡرُ رَبِّكَۖ
وَإِنَّهُمۡ ءَاتِيهِمۡ عَذَابٌ غَيۡرُ مَرۡدُودٍ ٧٦

**77.** И бидејќи пратениците Наши му дојдоа на Лут, доаѓањето нивно им беше непријатно, и во душата си почувствува теснотија, и рече: “Ова е тежок ден!”

وَلَمَّا جَآءَتۡ رُسُلُنَا لُوطًا سِيٓءَ بِهِمۡ وَضَاقَ بِهِمۡ
ذَرۡعًا وَقَالَ هَٰذَا يَوۡمٌ عَصِيبٌ ٧٧

**78.** И му дојде народот негов, брзајќи кон него, а порано... работеа лоши дела. Рече: “О народе мој, овие се ќерки мои, и оние ви се почисти. Па, плашете се од Аллах, и во присуство на гостите мои, не срамотете ме. Нема ли меѓу вас човек паметен?”

وَجَآءَهُۥ قَوۡمُهُۥ يُهۡرَعُونَ إِلَيۡهِ وَمِن قَبۡلُ كَانُواْ
يَعۡمَلُونَ ٱلسَّيِّـَٔاتِۚ قَالَ يَٰقَوۡمِ هَٰٓؤُلَآءِ بَنَاتِي
هُنَّ أَطۡهَرُ لَكُمۡۖ فَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ وَلَا تُخۡزُونِ فِي ضَيۡفِيٓۖ
أَلَيۡسَ مِنكُمۡ رَجُلٌ رَّشِيدٌ ٧٨

**79.** Тие рекоа: Веќе знаеше дека не ни се потребни ќерките твои. И ти, сигурно, ќе го сознаеш она што го сакаме.”

قَالُواْ لَقَدۡ عَلِمۡتَ مَا لَنَا فِي بَنَاتِكَ مِنۡ حَقٍّ
وَإِنَّكَ لَتَعۡلَمُ مَا نُرِيدُ ٧٩

**80.** Тој рече: “Е, кога би имал моќ против вас или кога би можел да се заштитам кај некоја сила голема!”

قَالَ لَوۡ أَنَّ لِي بِكُمۡ قُوَّةً أَوۡ ءَاوِيٓ إِلَىٰ رُكۡنٍ شَدِيدٍ ٨٠

**81.** Тие рекоа: “О Лут, ние сме пратеници од Господарот твој. Па, оние не ќе те стигнат и затоа отпатувај со семејството твое, во половината од ноќта, и никој од вас нека не го врти погледот назад, освен жената твоја. Да, нејзе ќе и се случи она што и ним ќе им се случи. Рокот нивни, навистина, се мугрите. А зарем мугрите не се блиску?

قَالُوا۟ يَٰلُوطُ إِنَّا رُسُلُ رَبِّكَ لَن يَصِلُوٓا۟ إِلَيْكَ ۖ
فَأَسْرِ بِأَهْلِكَ بِقِطْعٍ مِّنَ ٱلَّيْلِ وَلَا يَلْتَفِتْ
مِنكُمْ أَحَدٌ إِلَّا ٱمْرَأَتَكَ ۖ إِنَّهُۥ مُصِيبُهَا
مَآ أَصَابَهُمْ ۚ إِنَّ مَوْعِدَهُمُ ٱلصُّبْحُ ۚ
أَلَيْسَ ٱلصُّبْحُ بِقَرِيبٍ ﴿٨١﴾

**82.** И бидејќи стапи наредбата Наша, сѐ она што беше горе Ние го срамнивме и ги опсипавме со густ дожд, скаменет кал, кој непрестано паѓаше,

فَلَمَّا جَآءَ أَمْرُنَا جَعَلْنَا عَٰلِيَهَا سَافِلَهَا
وَأَمْطَرْنَا عَلَيْهَا حِجَارَةً مِّن سِجِّيلٍ
مَّنضُودٍ ﴿٨٢﴾

**83.** што беше веќе обележен за тоа од Господарот твој, и таквото нешто не е далеку од зулумќарите.

مُّسَوَّمَةً عِندَ رَبِّكَ ۖ وَمَا هِىَ مِنَ ٱلظَّٰلِمِينَ
بِبَعِيدٍ ﴿٨٣﴾

**84.** И до Медјен, нивниот брат Шуајб, Ние го испративме. Рече: “О народе мој, обожавајте го Аллаха. Друг бог освен Него немате. И не скратувајте ни на кантар ни на вага. Јас гледам дека сте, навистина, во добро изобилно и, секако, се плашам за вас од казната на денот сеопфатен.

۞ وَإِلَىٰ مَدْيَنَ أَخَاهُمْ شُعَيْبًا ۚ قَالَ يَٰقَوْمِ ٱعْبُدُوا۟
ٱللَّهَ مَا لَكُم مِّنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُۥ ۖ وَلَا تَنقُصُوا۟
ٱلْمِكْيَالَ وَٱلْمِيزَانَ ۚ إِنِّىٓ أَرَىٰكُم بِخَيْرٍ
وَإِنِّىٓ أَخَافُ عَلَيْكُمْ عَذَابَ يَوْمٍ مُّحِيطٍ ﴿٨٤﴾

**85.** О народе мој, мерете праведно и на кантар и на вага, и не скратувајте им на луѓето нивни од нештата нивни, и не сејте безредие по земјата!

وَيَٰقَوْمِ أَوْفُوا۟ ٱلْمِكْيَالَ وَٱلْمِيزَانَ بِٱلْقِسْطِ ۖ
وَلَا تَبْخَسُوا۟ ٱلنَّاسَ أَشْيَآءَهُمْ وَلَا تَعْثَوْا۟
فِى ٱلْأَرْضِ مُفْسِدِينَ ﴿٨٥﴾

**86.** Она што Аллах го остави за вас е подобро за вас ако сте верници! Јас не сум ваш чувар!”

بَقِيَّتُ ٱللَّهِ خَيْرٌ لَّكُمْ إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ۚ
وَمَآ أَنَا۠ عَلَيْكُم بِحَفِيظٍ ﴿٨٦﴾

**87.** Тие рекоа: “О Шуајб, дали намазот твој ти наредува да го оставиме она што го обожаваат предците наши или, пак, според желба наша да постапиме со имотот наш. Ти си, навистина, благ и упатувач!

قَالُوا۟ يَٰشُعَيْبُ أَصَلَوٰتُكَ تَأْمُرُكَ أَن نَّتْرُكَ
مَا يَعْبُدُ ءَابَآؤُنَآ أَوْ أَن نَّفْعَلَ فِىٓ أَمْوَٰلِنَا
مَا نَشَٰٓؤُا۟ ۖ إِنَّكَ لَأَنتَ ٱلْحَلِيمُ ٱلرَّشِيدُ ﴿٨٧﴾

**88.** Тој рече: “О народе мој, видете дека сум при јаснотијата од Господарот мој кој ме снабди со убав ‘рск. И не сакам да го препорачувам она од што ве одвраќам, туку сакам, колку што е во можност моја, да направам добро. А успехот мој зависи само од Аллах. Врз Него се потпирам и Нему му се обраќам!

قَالَ يَٰقَوْمِ أَرَءَيْتُمْ إِن كُنتُ عَلَىٰ بَيِّنَةٍ مِّن رَّبِّى
وَرَزَقَنِى مِنْهُ رِزْقًا حَسَنًا ۚ وَمَآ أُرِيدُ أَنْ أُخَالِفَكُمْ
إِلَىٰ مَآ أَنْهَىٰكُمْ عَنْهُ ۚ إِنْ أُرِيدُ إِلَّا ٱلْإِصْلَٰحَ
مَا ٱسْتَطَعْتُ ۚ وَمَا تَوْفِيقِىٓ إِلَّا بِٱللَّهِ ۚ عَلَيْهِ تَوَكَّلْتُ
وَإِلَيْهِ أُنِيبُ ﴿٨٨﴾

**89.** О народе мој, неслагањето со мене нека не ве доведе до тоа да ви се случи слично на она што му се случи на народот на Нух или на народот на Худ или на народот на Салих. А ни народот на Лут не е далеку од вас.

وَيَٰقَوْمِ لَا يَجْرِمَنَّكُمْ شِقَاقِىٓ أَن يُصِيبَكُم مِّثْلُ
مَآ أَصَابَ قَوْمَ نُوحٍ أَوْ قَوْمَ هُودٍ أَوْ قَوْمَ صَٰلِحٍ ۚ
وَمَا قَوْمُ لُوطٍ مِّنكُم بِبَعِيدٍ ﴿٨٩﴾

**90.** Барајте прошка од Господарот ваш, потоа упатете Му покајание. Господарот мој, навистина, е Сомилосен и Наклонет!

وَٱسْتَغْفِرُوا۟ رَبَّكُمْ ثُمَّ تُوبُوٓا۟ إِلَيْهِ ۚ إِنَّ رَبِّى
رَحِيمٌ وَدُودٌ ﴿٩٠﴾

**91**. Тие рекоа: “О Шуајб, ние не разбираме многу од она што ти го зборуваш; и те гледаме меѓу нас како слаб, и да не е

قَالُوا۟ يَٰشُعَيْبُ مَا نَفْقَهُ كَثِيرًا مِّمَّا تَقُولُ
وَإِنَّا لَنَرَىٰكَ فِينَا ضَعِيفًا ۖ وَلَوْلَا رَهْطُكَ
لَرَجَمْنَٰكَ ۖ وَمَآ أَنتَ عَلَيْنَا بِعَزِيزٍ ﴿٩١﴾

роднината твоја, ќе те каменуваме. Ти не си во однос на нас јак.”

**92.** Тој рече: “О народе мој, зарем роднината моја ви е поблиску од Аллах? А вие Нему му ги свртивте плеќите. Господарот мој, навистина, го опфаќа она што го работите.

قَالَ يَٰقَوۡمِ أَرَهۡطِيٓ أَعَزُّ عَلَيۡكُم مِّنَ ٱللَّهِ
وَٱتَّخَذۡتُمُوهُ وَرَآءَكُمۡ ظِهۡرِيًّاۖ إِنَّ رَبِّي
بِمَا تَعۡمَلُونَ مُحِيطٞ ٩٢

**93.** О народе мој, работете онолку колку што е во можност ваша, а и јас, навистина, ќе си работам. Ќе узнаете кому ќе му дојде казната, кој ќе биде поразен, и кој е лашко. Очекувајте а и јас, навистина, ќе очекувам со вас!”

وَيَٰقَوۡمِ ٱعۡمَلُواْ عَلَىٰ مَكَانَتِكُمۡ إِنِّي عَٰمِلٞۖ
سَوۡفَ تَعۡلَمُونَ مَن يَأۡتِيهِ عَذَابٞ يُخۡزِيهِ
وَمَنۡ هُوَ كَٰذِبٞۖ وَٱرۡتَقِبُوٓاْ
إِنِّي مَعَكُمۡ رَقِيبٞ ٩٣

**94.** И бидејќи стапи наредбата Наша, го спасивме Шуајба и оние кои веруваа со него, со милоста Наша, а оние кои зулум направија ги погоди страшен глас, па останаа во домовите свои, скаменети,

وَلَمَّا جَآءَ أَمۡرُنَا نَجَّيۡنَا شُعَيۡبٗا وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ
مَعَهُۥ بِرَحۡمَةٖ مِّنَّا وَأَخَذَتِ ٱلَّذِينَ ظَلَمُواْ ٱلصَّيۡحَةُ
فَأَصۡبَحُواْ فِي دِيَٰرِهِمۡ جَٰثِمِينَ ٩٤

**95.** како и да не беа никогаш во нив. Далеку нека е Медјен како што се и оддалечи и Семуд!

كَأَن لَّمۡ يَغۡنَوۡاْ فِيهَآۗ أَلَا بُعۡدٗا لِّمَدۡيَنَ كَمَا بَعِدَتۡ
ثَمُودُ ٩٥

**96.** И веќе Муса Ние го испративме со знаменијата Наши и со јасна власт,

وَلَقَدۡ أَرۡسَلۡنَا مُوسَىٰ بِـَٔايَٰتِنَا وَسُلۡطَٰنٖ مُّبِينٍ ٩٦

**97.** до фараонот и големците негови. Па, ја следеа наредбата на фараонот. А наредбата на фараонот не е упатувачка.

إِلَىٰ فِرۡعَوۡنَ وَمَلَإِيْهِۦ فَٱتَّبَعُوٓاْ أَمۡرَ فِرۡعَوۡنَۖ
وَمَآ أَمۡرُ فِرۡعَوۡنَ بِرَشِيدٖ ٩٧

**98.** Фараонот на Денот суден ќе го предводи народот свој, и ќе го нурне во огнот. Е, само колку е лошо местото каде што ќе бидат нурнати!

يَقْدُمُ قَوْمَهُۥ يَوْمَ ٱلْقِيَـٰمَةِ فَأَوْرَدَهُمُ ٱلنَّارَ
وَبِئْسَ ٱلْوِرْدُ ٱلْمَوْرُودُ ﴿٩٨﴾

**99.** И на овој свет и на оној свет ќе бидат здружени со проклетството, е, само колку лошо ќе им биде даденото им следување!

وَأُتْبِعُوا۟ فِى هَـٰذِهِۦ لَعْنَةً وَيَوْمَ ٱلْقِيَـٰمَةِ ۚ بِئْسَ
ٱلرِّفْدُ ٱلْمَرْفُودُ ﴿٩٩﴾

**100**. Ете, тоа се некои од кажувањата за населбите за кои Ние ти кажуваме од кои некои постојат а некои се снемани.

ذَٰلِكَ مِنْ أَنۢبَآءِ ٱلْقُرَىٰ نَقُصُّهُۥ عَلَيْكَ ۖ
مِنْهَا قَآئِمٌ وَحَصِيدٌ ﴿١٠٠﴾

**101**. И Ние не им направивме зулум, туку самите себеси зулум си направија. И божествата до кои се повикуваа, а не повикувајќи се на Аллах, во ништо не им беа при помош, зашто стапи наредбата од Господарот твој. И оние само пропаѓањето им го зголемуваа!

وَمَا ظَلَمْنَـٰهُمْ وَلَـٰكِن ظَلَمُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ ۖ فَمَآ أَغْنَتْ
عَنْهُمْ ءَالِهَتُهُمُ ٱلَّتِى يَدْعُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ مِن شَىْءٍ
لَّمَّا جَآءَ أَمْرُ رَبِّكَ ۖ وَمَا زَادُوهُمْ غَيْرَ تَتْبِيبٍ ﴿١٠١﴾

**102**. Ете, тоа е казната од Господарот твој кога ги казнува населбите кои се зулумќарски. А казната Негова, навистина, е болна и силна!

وَكَذَٰلِكَ أَخْذُ رَبِّكَ إِذَآ أَخَذَ ٱلْقُرَىٰ وَهِىَ ظَـٰلِمَةٌ ۚ
إِنَّ أَخْذَهُۥٓ أَلِيمٌ شَدِيدٌ ﴿١٠٢﴾

**103**. Ете, во тоа, навистина, има знамение за оној кој се плаши од казната на Ахирет. Ете, тоа е Ден во кој луѓето ќе бидат збрани; ете, тоа е Ден во кој ќе присуствуваат сите!

إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَةً لِّمَنْ خَافَ عَذَابَ ٱلْـَٔاخِرَةِ ۚ ذَٰلِكَ
يَوْمٌ مَّجْمُوعٌ لَّهُ ٱلنَّاسُ وَذَٰلِكَ يَوْمٌ مَّشْهُودٌ ﴿١٠٣﴾

**104**. И само за определено време Ние го задоцнуваме.

وَمَا نُؤَخِّرُهُۥٓ إِلَّا لِأَجَلٖ مَّعۡدُودٖ ١٠٤

**105**. Ден во кој ќе се стигне: никој не ќе зборува освен по одобрението Негово. Па, некои меѓу нив ќе бидат несреќни а некои среќни.

يَوۡمَ يَأۡتِ لَا تَكَلَّمُ نَفۡسٌ إِلَّا بِإِذۡنِهِۦۚ فَمِنۡهُمۡ
شَقِيّٞ وَسَعِيدٞ ١٠٥

**106**. Што се однесува до несреќниците оние ќе бидат во огнот и во него тешко ќе дишат и тешко ќе лелекаат.

فَأَمَّا ٱلَّذِينَ شَقُواْ فَفِي ٱلنَّارِ لَهُمۡ فِيهَا
زَفِيرٞ وَشَهِيقٌ ١٠٦

**107**. И во него за навек ќе останат сè додека траат небесата и Земјата, освен со посак на Господарот твој. Господарот твој, навистина, го работи она што посакува!

خَٰلِدِينَ فِيهَا مَا دَامَتِ ٱلسَّمَٰوَٰتُ وَٱلۡأَرۡضُ
إِلَّا مَا شَآءَ رَبُّكَۚ إِنَّ رَبَّكَ فَعَّالٞ لِّمَا يُرِيدُ ١٠٧

**108**. Што се однесува до среќните...па, оние ќе бидат во Џеннетот и во него за навек ќе останат сè додека траат небесата и Земјата, освен со посак од Господарот твој. Давање ќе биде тоа неограничено.

۞وَأَمَّا ٱلَّذِينَ سُعِدُواْ فَفِي ٱلۡجَنَّةِ خَٰلِدِينَ فِيهَا
مَا دَامَتِ ٱلسَّمَٰوَٰتُ وَٱلۡأَرۡضُ إِلَّا مَا شَآءَ رَبُّكَۖ
عَطَآءً غَيۡرَ مَجۡذُوذٖ ١٠٨

**109**. И не биди, тогаш, при сомнение во врска со она што го обожаваат. Обожаваат само како што обожаваа предците нивни од порано. И без да им се скрати Ние ќе им го дадеме заслуженото.

فَلَا تَكُ فِي مِرۡيَةٖ مِّمَّا يَعۡبُدُ هَٰٓؤُلَآءِۚ مَا يَعۡبُدُونَ
إِلَّا كَمَا يَعۡبُدُ ءَابَآؤُهُم مِّن قَبۡلُۚ وَإِنَّا لَمُوَفُّوهُمۡ
نَصِيبَهُمۡ غَيۡرَ مَنقُوصٖ ١٠٩

**110**. И на Муса, секако, Ние му дадовме Книга... па, во врска со неа станаа деленици. И да не беше зборот од Господарот твој,

وَلَقَدۡ ءَاتَيۡنَا مُوسَى ٱلۡكِتَٰبَ فَٱخۡتُلِفَ فِيهِۚ
وَلَوۡلَا كَلِمَةٞ سَبَقَتۡ مِن رَّبِّكَ لَقُضِيَ بَيۡنَهُمۡۚ

кој претходеше, сигурно ќе беше пресудено меѓу нив. Да, оние се при сомнение во неа што доведува до несигурност.

وَإِنَّهُمْ لَفِي شَكٍّ مِّنْهُ مُرِيبٍ ١١٠

**111**. И сите нив, за делата нивни, Господарот твој, секако, ќе ги награди. Да, Он е Известен за она што го работат!

وَإِنَّ كُلًّا لَّمَّا لَيُوَفِّيَنَّهُمْ رَبُّكَ
أَعْمَالَهُمْ ۚ إِنَّهُ بِمَا يَعْمَلُونَ خَبِيرٌ ١١١

**112**. Па, издржи по патот вистински! Онака како што ти е наредено, тебе и на оние кои се со тебе, кои ќе се покајат, и не бунете се! Он, навистина, го гледа она што го работите!

فَاسْتَقِمْ كَمَا أُمِرْتَ وَمَن تَابَ مَعَكَ وَلَا تَطْغَوْا ۚ
إِنَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ١١٢

**113**. И не поддржувајте ги оние кои зулум направија... та, ќе ве допре огнот и, освен Аллах, немате други заштитници, и не ќе ви се помогне!

وَلَا تَرْكَنُوا إِلَى الَّذِينَ ظَلَمُوا فَتَمَسَّكُمُ النَّارُ
وَمَا لَكُم مِّن دُونِ اللَّهِ مِنْ أَوْلِيَاءَ ثُمَّ
لَا تُنصَرُونَ ١١٣

**114**. И изврши го намазот на почетокот и при крајот на денот, и во почетоците на ноќта. Добрите дела, навистина, ги бришат лошите дела. Ете, тоа е опомена за оние кои се опоменуваат!

وَأَقِمِ الصَّلَاةَ طَرَفَيِ النَّهَارِ وَزُلَفًا مِّنَ اللَّيْلِ ۚ
إِنَّ الْحَسَنَاتِ يُذْهِبْنَ السَّيِّئَاتِ ۚ
ذَٰلِكَ ذِكْرَىٰ لِلذَّاكِرِينَ ١١٤

**115**. Стрпи се! Та, Аллах, навистина, не ќе им ја намали наградата на доброчинителите!

وَاصْبِرْ فَإِنَّ اللَّهَ لَا يُضِيعُ أَجْرَ الْمُحْسِنِينَ ١١٥

**116**. Немаше ли низ столетијата пред вас честити кои спречуваа да се прави безредие на земјата? Но, беа само малку оние меѓу нив кои Ние ги спасивме, а оние кои го следеа зулумот, уживаа во него и беа насилници!

فَلَوْلَا كَانَ مِنَ الْقُرُونِ مِن قَبْلِكُمْ أُولُو بَقِيَّةٍ
يَنْهَوْنَ عَنِ الْفَسَادِ فِي الْأَرْضِ إِلَّا قَلِيلًا
مِّمَّنْ أَنجَيْنَا مِنْهُمْ ۗ وَاتَّبَعَ الَّذِينَ
ظَلَمُوا مَا أُتْرِفُوا فِيهِ وَكَانُوا مُجْرِمِينَ ١١٦

**117**. И Господарот твој не ги ништеше населбите неправедно доколку жителите нивни беа добри.

وَمَا كَانَ رَبُّكَ لِيُهْلِكَ ٱلْقُرَىٰ بِظُلْمٍ وَأَهْلُهَا مُصْلِحُونَ ﴿١١٧﴾

**118**. А Господарот твој да сакаше Он ќе ги направеше луѓето да бидат една заедница; но, тие постојано се разединуваат,

وَلَوْ شَآءَ رَبُّكَ لَجَعَلَ ٱلنَّاسَ أُمَّةً وَٰحِدَةً ۖ وَلَا يَزَالُونَ مُخْتَلِفِينَ ﴿١١٨﴾

**119**. освен оние на кои Господарот твој им се смилува, и за тоа ги создаде. И зборот на Господарот твој се усоврши: “Секако, ќе го исполнам Џехеннемот заедно: и со џини и со луѓе!”

إِلَّا مَن رَّحِمَ رَبُّكَ ۚ وَلِذَٰلِكَ خَلَقَهُمْ ۗ وَتَمَّتْ كَلِمَةُ رَبِّكَ لَأَمْلَأَنَّ جَهَنَّمَ مِنَ ٱلْجِنَّةِ وَٱلنَّاسِ أَجْمَعِينَ ﴿١١٩﴾

**120**. И сè што Ние ти кажуваме од кажувањата за пејгамберите е само за да ти се зајакне срцето твое. И со оваа вистина ти дојде и Ука и Опомена за верниците!

وَكُلًّا نَّقُصُّ عَلَيْكَ مِنْ أَنۢبَآءِ ٱلرُّسُلِ مَا نُثَبِّتُ بِهِۦ فُؤَادَكَ ۚ وَجَآءَكَ فِى هَٰذِهِ ٱلْحَقُّ وَمَوْعِظَةٌ وَذِكْرَىٰ لِلْمُؤْمِنِينَ ﴿١٢٠﴾

**121**. И кажи им на оние кои не веруваат: “Работете колку што е во можност ваша, а и ние, навистина, ќе работиме.

وَقُل لِّلَّذِينَ لَا يُؤْمِنُونَ ٱعْمَلُوا۟ عَلَىٰ مَكَانَتِكُمْ إِنَّا عَٰمِلُونَ ﴿١٢١﴾

**122**. Очекувајте а и ние, исто така, ќе очекуваме.”

وَٱنتَظِرُوٓا۟ إِنَّا مُنتَظِرُونَ ﴿١٢٢﴾

**123**. Тајната и на небесата и на Земјата е - Аллахова! И сите нешта Нему Му се враќаат. Па, обожавајте Го и потпрете се врз Него. А Господарот твој не е невнимателен кон она што го работите!

وَلِلَّهِ غَيْبُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَإِلَيْهِ يُرْجَعُ ٱلْأَمْرُ كُلُّهُۥ فَٱعْبُدْهُ وَتَوَكَّلْ عَلَيْهِ ۚ وَمَا رَبُّكَ بِغَٰفِلٍ عَمَّا تَعْمَلُونَ ﴿١٢٣﴾

## *ЈУСУФ* (Јусуф) XII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

**1.** Елиф, лам, ра! Еве, ајети од Книгата јасна,

**2.** Ние го објавивме, навистина, Кур’анот на арапски за да сфатите.

**3.** И Ние ти ги кажуваме најубавите кажувања, објавувајќи ти го овој Кур’ан, иако пред него беше меѓу невнимателните!

**4.** И кога Јусуф му рече на бабо му: “О бабо, во сон видов, навистина, единаесет ѕвезди, и Сонцето и Месечината како ми се поклонуваат!”

**5.** Бабо му рече: “О синко, не кажувај го сонот твој на браќата твои, зашто ќе ти направат некаква сплетка. Шејтанот, навистина, е отворен непријател за човекот.”

**6.** Ете, така Господарот твој ќе те одбере и ќе те поучи во толкувањето на настаните и ќе го надополни благодатот Свој врз тебе, и врз семејството на Јакуб онака како што го усоврши на твоите предци, пред

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

الٓر ۚ تِلْكَ ءَايَٰتُ ٱلْكِتَٰبِ ٱلْمُبِينِ ١

إِنَّآ أَنزَلْنَٰهُ قُرْءَٰنًا عَرَبِيًّا لَّعَلَّكُمْ تَعْقِلُونَ ٢

نَحْنُ نَقُصُّ عَلَيْكَ أَحْسَنَ ٱلْقَصَصِ بِمَآ أَوْحَيْنَآ
إِلَيْكَ هَٰذَا ٱلْقُرْءَانَ وَإِن كُنتَ مِن قَبْلِهِۦ
لَمِنَ ٱلْغَٰفِلِينَ ٣

إِذْ قَالَ يُوسُفُ لِأَبِيهِ يَٰٓأَبَتِ إِنِّى رَأَيْتُ أَحَدَ عَشَرَ
كَوْكَبًا وَٱلشَّمْسَ وَٱلْقَمَرَ رَأَيْتُهُمْ لِى سَٰجِدِينَ ٤

قَالَ يَٰبُنَىَّ لَا تَقْصُصْ رُءْيَاكَ عَلَىٰٓ إِخْوَتِكَ فَيَكِيدُوا۟
لَكَ كَيْدًا ۖ إِنَّ ٱلشَّيْطَٰنَ لِلْإِنسَٰنِ عَدُوٌّ مُّبِينٌ ٥

وَكَذَٰلِكَ يَجْتَبِيكَ رَبُّكَ وَيُعَلِّمُكَ مِن تَأْوِيلِ
ٱلْأَحَادِيثِ وَيُتِمُّ نِعْمَتَهُۥ عَلَيْكَ وَعَلَىٰٓ ءَالِ
يَعْقُوبَ كَمَآ أَتَمَّهَا عَلَىٰٓ أَبَوَيْكَ مِن قَبْلُ إِبْرَٰهِيمَ وَإِسْحَٰقَ ۚ
إِنَّ رَبَّكَ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ٦

тебе, на Ибрахим и на Исхак. Господарот твој, навистина, е Зналец и Мудар!"

**7.** И при Јусуфа и при браќата негови има, секако, знаменија за прашувачите;

۞ لَّقَدْ كَانَ فِي يُوسُفَ وَإِخْوَتِهِۦٓ
ءَايَٰتٞ لِّلسَّآئِلِينَ ٧

**8.** кога оние рекоа: "Да, Јусуф и брат му се помили кај бабо ни, а ние сме, навистина, дружина, и бабо ни, секако, е во заблуда јасна!

إِذْ قَالُواْ لَيُوسُفُ وَأَخُوهُ أَحَبُّ إِلَىٰٓ أَبِينَا مِنَّا
وَنَحْنُ عُصْبَةٌ إِنَّ أَبَانَا لَفِي ضَلَٰلٖ مُّبِينٍ ٨

**9.** Убијте го Јусуфа или изгонете го во некоја земја. Лицето од бабо ви кон вас ќе биде управено и ќе бидете, по него, добар народ!"

ٱقْتُلُواْ يُوسُفَ أَوِ ٱطْرَحُوهُ أَرْضٗا يَخْلُ لَكُمْ وَجْهُ
أَبِيكُمْ وَتَكُونُواْ مِنۢ بَعْدِهِۦ قَوْمٗا صَٰلِحِينَ ٩

**10**. И еден меѓу говорниците нивни рече: "Не убивајте го Јусуфа, туку фрлете го, ако веќе тоа го правите, во дното на бунарот, па ќе си го земе некој караван."

قَالَ قَآئِلٞ مِّنْهُمْ لَا تَقْتُلُواْ يُوسُفَ وَأَلْقُوهُ فِي غَيَٰبَتِ
ٱلْجُبِّ يَلْتَقِطْهُ بَعْضُ ٱلسَّيَّارَةِ إِن كُنتُمْ
فَٰعِلِينَ ١٠

**11.**Рекоа: "О бабо наш, зошто немаш доверба во нас за Јусуф? Ние него, навистина, само ќе го советуваме!

قَالُواْ يَٰٓأَبَانَا مَا لَكَ لَا تَأْمَ۬نَّا عَلَىٰ يُوسُفَ وَإِنَّا لَهُۥ
لَنَٰصِحُونَ ١١

**12.** Испрати го утре со нас во прошетка да се поигра. Навистина, ќе го чуваме!"

أَرْسِلْهُ مَعَنَا غَدٗا يَرْتَعْ وَيَلْعَبْ وَإِنَّا لَهُۥ
لَحَٰفِظُونَ ١٢

**13.** Тој рече: "Да,загрижен сум да не го одведете и се плашам да не го изеде волк кога не ќе му обрнете внимание."

قَالَ إِنِّي لَيَحْزُنُنِيٓ أَن تَذْهَبُواْ بِهِۦ وَأَخَافُ
أَن يَأْكُلَهُ ٱلذِّئْبُ وَأَنتُمْ عَنْهُ غَٰفِلُونَ ١٣

**14.** Тие рекоа: “Па, како ќе го изеде волк: ние сме дружина голема, навистина! И така сигурно би биле поразени.”

قَالُواْ لَئِنۡ أَكَلَهُ ٱلذِّئۡبُ وَنَحۡنُ عُصۡبَةٌ
إِنَّآ إِذٗا لَّخَٰسِرُونَ ١٤

**15.** И бидејќи го одведоа се согласија да го фрлат на дното од еден бунар. И тука Ние му објавивме: “Ти, навистина, ќе им донесеш, во врска со работата нивна, вести за ова. И тие не ќе препознаат.”

فَلَمَّا ذَهَبُواْ بِهِۦ وَأَجۡمَعُوٓاْ أَن يَجۡعَلُوهُ فِي غَيَٰبَتِ
ٱلۡجُبِّۚ وَأَوۡحَيۡنَآ إِلَيۡهِ لَتُنَبِّئَنَّهُم بِأَمۡرِهِمۡ هَٰذَا
وَهُمۡ لَا يَشۡعُرُونَ ١٥

**16.** И дојдоа браќата на Јусуф кај бабо им ноќе, плачејќи,

وَجَآءُوٓ أَبَاهُمۡ عِشَآءٗ يَبۡكُونَ ١٦

**17.** и рекоа: “О бабо наш, ние бевме отишле да се наттрчуваме и го оставивме Јусуфа да ни ги чува стварите, па го изеде волк. Е, па, нема ли да ни повeруваш; искрени сме, навистина!”

قَالُواْ يَٰٓأَبَانَآ إِنَّا ذَهَبۡنَا نَسۡتَبِقُ وَتَرَكۡنَا يُوسُفَ
عِندَ مَتَٰعِنَا فَأَكَلَهُ ٱلذِّئۡبُۖ وَمَآ أَنتَ بِمُؤۡمِنٖ
لَّنَا وَلَوۡ كُنَّا صَٰدِقِينَ ١٧

**18.** И ја донесоа кошулата негова со лажна крв. Рече: “Не, во душите ваши најдовте нешто што ве радува. Е, само колку е убава трпеливоста! Од Аллах барам помош за она што го опишувате!”

وَجَآءُو عَلَىٰ قَمِيصِهِۦ بِدَمٖ كَذِبٖۚ قَالَ بَلۡ سَوَّلَتۡ
لَكُمۡ أَنفُسُكُمۡ أَمۡرٗاۖ فَصَبۡرٞ جَمِيلٞۖ
وَٱللَّهُ ٱلۡمُسۡتَعَانُ عَلَىٰ مَا تَصِفُونَ ١٨

**19.** И дојде караван еден. Го испратија водоносецот по вода. Овој ја спушти кофата. Рече: “Каква радост; еве дете!” И го сокрија како стоката трговска. Аллах го знае она што го работат.

وَجَآءَتۡ سَيَّارَةٞ فَأَرۡسَلُواْ وَارِدَهُمۡ فَأَدۡلَىٰ دَلۡوَهُۥۖ قَالَ
يَٰبُشۡرَىٰ هَٰذَا غُلَٰمٞۚ وَأَسَرُّوهُ بِضَٰعَةٗۚ
وَٱللَّهُ عَلِيمُۢ بِمَا يَعۡمَلُونَ ١٩

**20.** И го продадоа за евтина цена: само за износ од неколку дирхеми. И со тоа беа задоволни.

وَشَرَوْهُ بِثَمَنٍۭ بَخْسٍ دَرَٰهِمَ مَعْدُودَةٍ
وَكَانُوا۟ فِيهِ مِنَ ٱلزَّٰهِدِينَ ﴿٢٠﴾

**21.** И оној што го купи, од Мисир, ѝ рече на жена му: “Направи го пријатен престојот негов; можеби ќе ни биде од корист или, пак, ќе го посиниме.” И ете, така, Ние го сместивме Јусуфа во таа земја и го поучивме во толкувањето на соновите. Аллах е Победник со наредбата Своја, но мнозинството на луѓето не знаат!

وَقَالَ ٱلَّذِى ٱشْتَرَىٰهُ مِن مِّصْرَ لِٱمْرَأَتِهِۦٓ أَكْرِمِى
مَثْوَىٰهُ عَسَىٰٓ أَن يَنفَعَنَآ أَوْ نَتَّخِذَهُۥ وَلَدًا ۚ
وَكَذَٰلِكَ مَكَّنَّا لِيُوسُفَ فِى ٱلْأَرْضِ
وَلِنُعَلِّمَهُۥ مِن تَأْوِيلِ ٱلْأَحَادِيثِ ۚ وَٱللَّهُ غَالِبٌ
عَلَىٰٓ أَمْرِهِۦ وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَ ٱلنَّاسِ
لَا يَعْلَمُونَ ﴿٢١﴾

**22.** И бидејќи порасна Ние му дадовме и мудрост и знаење. И ете, така ги наградуваме доброчинителите!

وَلَمَّا بَلَغَ أَشُدَّهُۥٓ ءَاتَيْنَٰهُ حُكْمًا وَعِلْمًا ۚ
وَكَذَٰلِكَ نَجْزِى ٱلْمُحْسِنِينَ ﴿٢٢﴾

**23.** И настојуваше да го привлече кон себе, онаа во чија куќа беше тој, и ги испозатвора вратите, и рече: “Приближи се!” Јусуф рече: “Аллах да ме сочува, газдата мој, навистина, престојот ми го направи убав. Да, зулумќарите нема да бидат спасени!”

وَرَٰوَدَتْهُ ٱلَّتِى هُوَ فِى بَيْتِهَا عَن نَّفْسِهِۦ وَغَلَّقَتِ
ٱلْأَبْوَٰبَ وَقَالَتْ هَيْتَ لَكَ ۚ قَالَ مَعَاذَ ٱللَّهِ ۖ
إِنَّهُۥ رَبِّىٓ أَحْسَنَ مَثْوَاىَ ۖ إِنَّهُۥ لَا يُفْلِحُ
ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿٢٣﴾

**24.** И таа, секако, покажа желба за него. А тој да не го видеше доказот од Господарот свој ќе покажеше желба за неа. Ете, така Ние од него го отсранивме

وَلَقَدْ هَمَّتْ بِهِۦ ۖ وَهَمَّ بِهَا لَوْلَآ أَن رَّءَا بُرْهَٰنَ
رَبِّهِۦ ۚ كَذَٰلِكَ لِنَصْرِفَ عَنْهُ ٱلسُّوٓءَ
وَٱلْفَحْشَآءَ ۚ إِنَّهُۥ مِنْ عِبَادِنَا ٱلْمُخْلَصِينَ ﴿٢٤﴾

лошото и срамното дело. Он, навистина, е меѓу робовите Наши чисти.

**25.** И двајцата потрчаа кон вратата. И таа ја искина кошулата негова одзади. И го сретнаа мажот ѝ на вратата, и таа рече: “Каква е казната за оној кој сака да ја обесчести жената твоја, освен да се затвори или болно да се казни?”

وَاسْتَبَقَا الْبَابَ وَقَدَّتْ قَمِيصَهُ مِن دُبُرٍ وَأَلْفَيَا
سَيِّدَهَا لَدَا الْبَابِ قَالَتْ مَا جَزَاءُ مَنْ أَرَادَ
بِأَهْلِكَ سُوءًا إِلَّا أَن يُسْجَنَ أَوْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿٢٥﴾

**26.** Јусуф рече: “Таа сакаше да ме привлече кон неа.” И еден сведок, тогаш, при семејството нејзино вака посведочи: “Ако кошулата негова е искината однапред, во право си, а Јусуф, тогаш, би лажел.”

قَالَ هِيَ رَاوَدَتْنِي عَن نَّفْسِي وَشَهِدَ شَاهِدٌ
مِّنْ أَهْلِهَا إِن كَانَ قَمِيصُهُ قُدَّ مِن قُبُلٍ
فَصَدَقَتْ وَهُوَ مِنَ الْكَاذِبِينَ ﴿٢٦﴾

**27.** А ако кошулата негова е искината одзади, таа не е во право, а тој е искрен.”

وَإِن كَانَ قَمِيصُهُ قُدَّ مِن دُبُرٍ فَكَذَبَتْ
وَهُوَ مِنَ الصَّادِقِينَ ﴿٢٧﴾

**28.** И бидејќи ја виде кошулата негова искината одзади, рече: “Ова е една од вашите сплетки. А сплетките нивни се големи, навистина!”

فَلَمَّا رَأَى قَمِيصَهُ قُدَّ مِن دُبُرٍ قَالَ إِنَّهُ
مِن كَيْدِكُنَّ إِنَّ كَيْدَكُنَّ عَظِيمٌ ﴿٢٨﴾

**29.** Јусуф, занемари го ова! А ти, жено, побарај прошка за твојот грев. Ти си, навистина, меѓу грешниците!”

يُوسُفُ أَعْرِضْ عَنْ هَٰذَا وَاسْتَغْفِرِي لِذَنبِكِ
إِنَّكِ كُنتِ مِنَ الْخَاطِئِينَ ﴿٢٩﴾

**30.** И жените по градот говореа: “Жената на величеството негово посака да го привлече кон себе своето момче. Многу се вљубила во него. Ние сметаме

۞ وَقَالَ نِسْوَةٌ فِي الْمَدِينَةِ امْرَأَتُ الْعَزِيزِ تُرَاوِدُ
فَتَاهَا عَن نَّفْسِهِ قَدْ شَغَفَهَا حُبًّا إِنَّا لَنَرَاهَا
فِي ضَلَالٍ مُّبِينٍ ﴿٣٠﴾

дека таа е скршната во заблуда јасна, навистина!”

**31.** И бидејќи слушна збораници, испрати човек по жените, и им подготви дивани. На секоја од нив ѝ даде нож, и рече: “Излези пред нив!” И бидејќи го видоа, се зачудија и ги испосекоа прстите, и рекоа: “Аллах да сочува, ова не е човек; ова е мелек благороден!”

فَلَمَّا سَمِعَتۡ بِمَكۡرِهِنَّ أَرۡسَلَتۡ إِلَيۡهِنَّ وَأَعۡتَدَتۡ لَهُنَّ
مُتَّكَـٔٗا وَءَاتَتۡ كُلَّ وَٰحِدَةٖ مِّنۡهُنَّ سِكِّينٗا وَقَالَتِ ٱخۡرُجۡ
عَلَيۡهِنَّۖ فَلَمَّا رَأَيۡنَهُۥٓ أَكۡبَرۡنَهُۥ وَقَطَّعۡنَ أَيۡدِيَهُنَّ وَقُلۡنَ حَٰشَ
لِلَّهِ مَا هَٰذَا بَشَرًا إِنۡ هَٰذَآ إِلَّا مَلَكٞ كَرِيمٞ ٣١

**32.** Таа рече: “Ете, тоа е она за што ме озборувавте. Посакав да го привлечам кон себеси па се воздржа. И ако не го направи она што му го наредувам, секако, ќе го фрлам в затвор и ќе биде меѓу понизените!”

قَالَتۡ فَذَٰلِكُنَّ ٱلَّذِي لُمۡتُنَّنِي فِيهِۖ وَلَقَدۡ رَٰوَدتُّهُۥ
عَن نَّفۡسِهِۦ فَٱسۡتَعۡصَمَۖ وَلَئِن لَّمۡ يَفۡعَلۡ مَآ ءَامُرُهُۥ
لَيُسۡجَنَنَّ وَلَيَكُونٗا مِّنَ ٱلصَّٰغِرِينَ ٣٢

**33.** И тој рече: “Господаре мој, затворот ми е помил од она кон што оние ме повикуваат. Ако не ме сочуваш од сплетките нивни ќе ми се појави желба кон нив и ќе бидам, тогаш, меѓу незнајковците!”

قَالَ رَبِّ ٱلسِّجۡنُ أَحَبُّ إِلَيَّ مِمَّا يَدۡعُونَنِيٓ إِلَيۡهِۖ
وَإِلَّا تَصۡرِفۡ عَنِّي كَيۡدَهُنَّ أَصۡبُ إِلَيۡهِنَّ وَأَكُن
مِّنَ ٱلۡجَٰهِلِينَ ٣٣

**34.** Па, му се оѕва Господарот негов, и го сочува од сплетката нивна. Он, навистина, е Слушач и Зналец!

فَٱسۡتَجَابَ لَهُۥ رَبُّهُۥ فَصَرَفَ عَنۡهُ كَيۡدَهُنَّۚ
إِنَّهُۥ هُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلۡعَلِيمُ ٣٤

**35.** Потоа веднаш видоа знаменија, и им се причини дека најубаво е за едно време определено да го фрлат в затвор.

ثُمَّ بَدَا لَهُم مِّنۢ بَعۡدِ مَا رَأَوُاْ ٱلۡأٓيَٰتِ لَيَسۡجُنُنَّهُۥ
حَتَّىٰ حِينٖ ٣٥

**36.** Во затворот со него влегоа уште две момчиња. Едното рече:

وَدَخَلَ مَعَهُ ٱلسِّجۡنَ فَتَيَانِۖ قَالَ أَحَدُهُمَآ

"Јас сонував, навистина, дека цедам вино", а другото, пак, рече: "Јас сонував, навистина, како носам над главава леб што го клукаа птиците." Објасни ни го значењето нивно! Гледаме дека си, навистина, меѓу доброчинителите!"

إِنِّيٓ أَرَىٰنِيٓ أَعۡصِرُ خَمۡرٗاۖ وَقَالَ ٱلۡأٓخَرُ إِنِّيٓ أَرَىٰنِيٓ
أَحۡمِلُ فَوۡقَ رَأۡسِي خُبۡزٗا تَأۡكُلُ ٱلطَّيۡرُ مِنۡهُۖ نَبِّئۡنَا
بِتَأۡوِيلِهِۦٓۖ إِنَّا نَرَىٰكَ مِنَ ٱلۡمُحۡسِنِينَ ٣٦

**37.** Јусуф рече: "Не ќе ви дојде ниедна храна која ја јадете а да не ве известам за нејзиното значење пред да ви дојде. Тоа е она со што ме поучи Господарот мој. Да, јас ја оставив верата на народот кој не веруваше во Аллах и кој не го признаваше Ахирет!

قَالَ لَا يَأۡتِيكُمَا طَعَامٞ تُرۡزَقَانِهِۦٓ إِلَّا نَبَّأۡتُكُمَا
بِتَأۡوِيلِهِۦ قَبۡلَ أَن يَأۡتِيَكُمَاۚ ذَٰلِكُمَا مِمَّا عَلَّمَنِي رَبِّيٓۚ
إِنِّي تَرَكۡتُ مِلَّةَ قَوۡمٖ لَّا يُؤۡمِنُونَ بِٱللَّهِ
وَهُم بِٱلۡأٓخِرَةِ هُمۡ كَٰفِرُونَ ٣٧

**38.** Ја следам верата на моите предци: Ибрахим, Исхак, Јакуб. Не ни доликува ништо да Му здружуваме на Аллах. Ете, тоа е од добрината Аллахова кон нас и кон луѓето, но мнозинството меѓу луѓето не се заблагодаруваат.

وَٱتَّبَعۡتُ مِلَّةَ ءَابَآءِيٓ إِبۡرَٰهِيمَ وَإِسۡحَٰقَ وَيَعۡقُوبَۚ
مَا كَانَ لَنَآ أَن نُّشۡرِكَ بِٱللَّهِ مِن شَيۡءٖۚ ذَٰلِكَ
مِن فَضۡلِ ٱللَّهِ عَلَيۡنَا وَعَلَى ٱلنَّاسِ وَلَٰكِنَّ أَكۡثَرَ
ٱلنَّاسِ لَا يَشۡكُرُونَ ٣٨

**39.** О другари мои затворски, кој е подобар: расфрлени божества или еден Аллах, Моќен!

يَٰصَٰحِبَيِ ٱلسِّجۡنِ ءَأَرۡبَابٞ مُّتَفَرِّقُونَ خَيۡرٌ
أَمِ ٱللَّهُ ٱلۡوَٰحِدُ ٱلۡقَهَّارُ ٣٩

**40.** Оние кои ги обожавате освен Аллах се само имиња кои им ги дадовте, вие и предците ваши; затоа Аллах не ви објави никаков доказ. Пресудата е само Аллахова. Ви нареди само Него

مَا تَعۡبُدُونَ مِن دُونِهِۦٓ إِلَّآ أَسۡمَآءٗ سَمَّيۡتُمُوهَآ
أَنتُمۡ وَءَابَآؤُكُم مَّآ أَنزَلَ ٱللَّهُ بِهَا مِن سُلۡطَٰنٍۚ
إِنِ ٱلۡحُكۡمُ إِلَّا لِلَّهِۚ أَمَرَ أَلَّا تَعۡبُدُوٓاْ إِلَّآ إِيَّاهُۚ
ذَٰلِكَ ٱلدِّينُ ٱلۡقَيِّمُ وَلَٰكِنَّ أَكۡثَرَ ٱلنَّاسِ

да Го обожавате. Е, тоа е постојаната вера, но мнозинството меѓу луѓето не знаат!

لَا يَعْلَمُونَ ٤٠

**41.** О другари мои затворски, еден од вас Господарот ќе го напие со вино, а другиот ќе го распне и птиците ќе јадат од главата негова. Така е одредена судбината за која барате одговор.”

يَٰصَٰحِبَيِ ٱلسِّجْنِ أَمَّآ أَحَدُكُمَا فَيَسْقِي رَبَّهُۥ
خَمْرًا وَأَمَّا ٱلْءَاخَرُ فَيُصْلَبُ فَتَأْكُلُ ٱلطَّيْرُ
مِن رَّأْسِهِۦ قُضِيَ ٱلْأَمْرُ ٱلَّذِي فِيهِ تَسْتَفْتِيَانِ ٤١

**42.** И Јусуф му рече на едниот за кого мислеше дека ќе биде спасен:“Спомени ме при господарот твој.” Шејтанот, меѓутоа, направи да заборави да го спомене кај господарот свој и заради тоа остана в затвор уште неколку години.

وَقَالَ لِلَّذِي ظَنَّ أَنَّهُۥ نَاجٍ مِّنْهُمَا ٱذْكُرْنِي
عِندَ رَبِّكَ فَأَنسَىٰهُ ٱلشَّيْطَٰنُ ذِكْرَ
رَبِّهِۦ فَلَبِثَ فِي ٱلسِّجْنِ بِضْعَ سِنِينَ ٤٢

**43.** И владарот рече: “Јас сонував, навистина, седум крави дебели како ги јадат седум крави слаби и седум класја зрели и други седум суви. О големци, протолкувајте ми го сонот мој ако толкувате сонови!”

وَقَالَ ٱلْمَلِكُ إِنِّيٓ أَرَىٰ سَبْعَ بَقَرَٰتٍ سِمَانٍ
يَأْكُلُهُنَّ سَبْعٌ عِجَافٌ وَسَبْعَ سُنۢبُلَٰتٍ
خُضْرٍ وَأُخَرَ يَابِسَٰتٍ يَٰٓأَيُّهَا ٱلْمَلَأُ أَفْتُونِي
فِي رُءْيَٰيَ إِن كُنتُمْ لِلرُّءْيَا تَعْبُرُونَ ٤٣

**44.** Рекоа:“Матни сонови! Ние не знаеме да ги објаснуваме соновите.”

قَالُوٓاْ أَضْغَٰثُ أَحْلَٰمٍ وَمَا نَحْنُ بِتَأْوِيلِ
ٱلْأَحْلَٰمِ بِعَٰلِمِينَ ٤٤

**45.** И оној од двајцата, кој се спаси, кој се сети по дружењето со Јусуф, рече: “Јас ќе ви го изнесам значењето: само испратете ме!”

وَقَالَ ٱلَّذِي نَجَا مِنْهُمَا وَٱدَّكَرَ بَعْدَ أُمَّةٍ
أَنَا۠ أُنَبِّئُكُم بِتَأْوِيلِهِۦ فَأَرْسِلُونِ ٤٥

**46.** “О Јусуф, о пријателу! Протолкувај ни што значат седум крави слаби да јадат седум крави дебели и седум класја зрели и други седум класја суви, за да се

يُوسُفُ أَيُّهَا ٱلصِّدِّيقُ أَفْتِنَا فِي سَبْعِ بَقَرَٰتٍ
سِمَانٍ يَأْكُلُهُنَّ سَبْعٌ عِجَافٌ وَسَبْعِ
سُنۢبُلَٰتٍ خُضْرٍ وَأُخَرَ يَابِسَٰتٍ لَّعَلِّيٓ أَرْجِعُ

вратам кај луѓето и за да знаат што е тоа.”

إِلَى ٱلنَّاسِ لَعَلَّهُمْ يَعْلَمُونَ ٤٦

**47.** Рече:“Седум години ќе сеете без прекин. И она што ќе го пожнеете оставете го во класјето, освен малку со што ќе се храните.

قَالَ تَزْرَعُونَ سَبْعَ سِنِينَ دَأَبًا فَمَا حَصَدتُّمْ فَذَرُوهُ
فِي سُنۢبُلِهِۦٓ إِلَّا قَلِيلًا مِّمَّا تَأْكُلُونَ ٤٧

**48.** Потоа ќе настапат седум тешки години во кои ќе го потрошат она што го збиравте за нив, освен малку од сѐ она со што ќе се храните.

ثُمَّ يَأْتِي مِنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ سَبْعٌ شِدَادٌ يَأْكُلْنَ
مَا قَدَّمْتُمْ لَهُنَّ إِلَّا قَلِيلًا مِّمَّا تُحْصِنُونَ ٤٨

**49.** Потоа ќе дојдат години во кои на луѓето ќе им паѓа дожд и во тие години луѓето ќе цедат од плодовите.”

ثُمَّ يَأْتِي مِنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ عَامٌ فِيهِ يُغَاثُ ٱلنَّاسُ وَفِيهِ
يَعْصِرُونَ ٤٩

**50.** И владарот рече: “Доведете ми го!” И бидејќи пратеникот му дојде, рече: “Врати му се на господарот твој и прашај го што се случи со жените кои ги испосекоа рацете нивни. Господарот мој, навистина, ги знае сплетките нивни.”

وَقَالَ ٱلْمَلِكُ ٱئْتُونِي بِهِۦ ۖ فَلَمَّا جَآءَهُ ٱلرَّسُولُ قَالَ ٱرْجِعْ
إِلَىٰ رَبِّكَ فَسْـَٔلْهُ مَا بَالُ ٱلنِّسْوَةِ ٱلَّٰتِي قَطَّعْنَ
أَيْدِيَهُنَّ ۚ إِنَّ رَبِّي بِكَيْدِهِنَّ عَلِيمٌ ٥٠

**51.** Владарот рече: “Што е, токму, со вас? Зошто сакавте да го привлечете Јусуфа кон вас?” Рекоа: “Аллах да чува, ние ништо лошо за него не знаеме.” И жената на моќникот рече: “Вистината сега излезе на виделина. Јас посакував, токму, да го привлечам, но он, навистина, е меѓу искрените.”

قَالَ مَا خَطْبُكُنَّ إِذْ رَٰوَدتُّنَّ يُوسُفَ عَن نَّفْسِهِۦ ۚ
قُلْنَ حَٰشَ لِلَّهِ مَا عَلِمْنَا عَلَيْهِ مِن سُوٓءٍ ۚ قَالَتِ
ٱمْرَأَتُ ٱلْعَزِيزِ ٱلْـَٰٔنَ حَصْحَصَ ٱلْحَقُّ أَنَا۠ رَٰوَدتُّهُۥ
عَن نَّفْسِهِۦ وَإِنَّهُۥ لَمِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ٥١

**52.** И ете, нека знае дека, навистина, не го изневерив тајно. И Аллах, секако, не ја управува сплетката на изневерителите!

ذَٰلِكَ لِيَعۡلَمَ أَنِّي لَمۡ أَخُنۡهُ بِٱلۡغَيۡبِ وَأَنَّ ٱللَّهَ لَا يَهۡدِي كَيۡدَ
ٱلۡخَآئِنِينَ ٥٢

**53.** Јас, меѓутоа, не се оправдувам. Душата, навистина, е наклонета кон злото, освен ако не ѝ се смилува Господарот мој. Господарот мој, навистина, е Простувач и Сомилосен!

۞ وَمَآ أُبَرِّئُ نَفۡسِيٓۚ إِنَّ ٱلنَّفۡسَ لَأَمَّارَةُۢ بِٱلسُّوٓءِ
إِلَّا مَا رَحِمَ رَبِّيٓۚ إِنَّ رَبِّي غَفُورٞ رَّحِيمٞ ٥٣

**54.** И владарот рече: “Доведете го кај мене, ќе го изберам за свој придружник.” И бидејќи разговараше со него, рече: “Ти денес кај нас имаш сигурно место.”

وَقَالَ ٱلۡمَلِكُ ٱئۡتُونِي بِهِۦٓ أَسۡتَخۡلِصۡهُ لِنَفۡسِيۖ فَلَمَّا
كَلَّمَهُۥ قَالَ إِنَّكَ ٱلۡيَوۡمَ لَدَيۡنَا مَكِينٌ أَمِينٞ ٥٤

**55.** Јусуф рече: “Одреди ме да ги чувам ризниците во земјава. Јас сум, навистина, познат чувар!”

قَالَ ٱجۡعَلۡنِي عَلَىٰ خَزَآئِنِ ٱلۡأَرۡضِۖ إِنِّي حَفِيظٌ
عَلِيمٞ ٥٥

**56.** И ете, така Ние на Јусуф му дадовме посебно место на земјата. И се исели на неа таму каде што сакаше. Со милоста Наша Ние наградуваме кого сакаме, а наградата на доброчинителите не ја намалуваме.

وَكَذَٰلِكَ مَكَّنَّا لِيُوسُفَ فِي ٱلۡأَرۡضِ يَتَبَوَّأُ مِنۡهَا
حَيۡثُ يَشَآءُۚ نُصِيبُ بِرَحۡمَتِنَا مَن نَّشَآءُۖ
وَلَا نُضِيعُ أَجۡرَ ٱلۡمُحۡسِنِينَ ٥٦

**57.** А наградата на Ахирет е подобра за оние кои веруваа и кои беа богобојазливи.

وَلَأَجۡرُ ٱلۡأٓخِرَةِ خَيۡرٞ لِّلَّذِينَ ءَامَنُواْ
وَكَانُواْ يَتَّقُونَ ٥٧

**58.** И дојдоа браќата на Јусуф и влегоа кај него. И тогаш тој ги препозна а тие него не го препознаа.

وَجَآءَ إِخۡوَةُ يُوسُفَ فَدَخَلُواْ عَلَيۡهِ فَعَرَفَهُمۡ
وَهُمۡ لَهُۥ مُنكِرُونَ ٥٨

**59.** И бидејќи ги снабди со делот нивни, рече: “Доведете го кај мене вашиот брат по бабо. Не гледате ли дека јас, навистина, мерам праведно и дека јас сум најдобар угостувач?

وَلَمَّا جَهَّزَهُم بِجَهَازِهِمْ قَالَ ٱئْتُونِى بِأَخٍ لَّكُم مِّنْ أَبِيكُمْ ۚ أَلَا تَرَوْنَ أَنِّىٓ أُوفِى ٱلْكَيْلَ وَأَنَا۠ خَيْرُ ٱلْمُنزِلِينَ ﴿٥٩﴾

**60.** Па, ако не го доведете нема да ви мерам и повеќе нема да ми се приближувате!”

فَإِن لَّمْ تَأْتُونِى بِهِۦ فَلَا كَيْلَ لَكُمْ عِندِى وَلَا تَقْرَبُونِ ﴿٦٠﴾

**61.** Рекоа: “Ќе настојуваме да го одвратиме од него бабо му; и, секако, тоа ќе го направиме!”

قَالُوا۟ سَنُرَٰوِدُ عَنْهُ أَبَاهُ وَإِنَّا لَفَٰعِلُونَ ﴿٦١﴾

**62.** И Јусуф им рече на момчињата:“Погледнете ги нивните покуќнини во товарите нивни; можеби, кога ќе им се вратат на семејствата, ќе ги препознаат; можеби пак ќе се вратат.”

وَقَالَ لِفِتْيَٰنِهِ ٱجْعَلُوا۟ بِضَٰعَتَهُمْ فِى رِحَالِهِمْ لَعَلَّهُمْ يَعْرِفُونَهَآ إِذَا ٱنقَلَبُوٓا۟ إِلَىٰٓ أَهْلِهِمْ لَعَلَّهُمْ يَرْجِعُونَ ﴿٦٢﴾

**63.** И бидејќи се вратија кај бабо им, рекоа: “О бабо наш, ние нема да добиеме повеќе храна. Испрати го, тогаш, брат ни со нас. Со него сигурно ќе добиеме храна. И сигурно ќе го чуваме!”

فَلَمَّا رَجَعُوٓا۟ إِلَىٰٓ أَبِيهِمْ قَالُوا۟ يَٰٓأَبَانَا مُنِعَ مِنَّا ٱلْكَيْلُ فَأَرْسِلْ مَعَنَآ أَخَانَا نَكْتَلْ وَإِنَّا لَهُۥ لَحَٰفِظُونَ ﴿٦٣﴾

**64.** Бабо им рече: “Да ви го доверам ли онака како што ви го доверив брат му порано? Па, Аллах е најдобриот чувар! И меѓу милостивите, токму, е Најмилостивиот!

قَالَ هَلْ ءَامَنُكُمْ عَلَيْهِ إِلَّا كَمَآ أَمِنتُكُمْ عَلَىٰٓ أَخِيهِ مِن قَبْلُ ۖ فَٱللَّهُ خَيْرٌ حَٰفِظًا ۖ وَهُوَ أَرْحَمُ ٱلرَّٰحِمِينَ ﴿٦٤﴾

**65.** И бидејќи го отворија товарот, видоа како покуќнините

وَلَمَّا فَتَحُوا۟ مَتَٰعَهُمْ وَجَدُوا۟ بِضَٰعَتَهُمْ رُدَّتْ

нивни се вратени, и рекоа: “О бабо наш, што ни треба повеќе? Овие наши покуќнини ни се вратија; ќе ги снабдиме семејствата наши, и ќе го чуваме брат ни, и ќе добиеме повеќе од еден камилски товар, - тоа е товар незначителен.”

إليهم قالوا يا أبانا ما نبغي هذه بضاعتنا
ردت إلينا ونمير أهلنا ونحفظ أخانا ونزداد
كيل بعير ذلك كيل يسير ٦٥

**66.** Тој рече: “Нема да го испратам со вас, сигурно, додека не ми дадете заклетва, која ќе се поптира врз Аллах дека ќе ми го вратите, освен ако не настрадате. И бидејќи му дадоа заклетва, рече: “Аллах е Закрилник за она што го зборуваме!”

قال لن أرسله معكم حتى تؤتون موثقا
من الله لتأتنني به إلا أن يحاط بكم فلما آتوه
موثقهم قال الله على ما نقول وكيل ٦٦

**67.** И рече: “О синови мои, не влегувајте низ една порта, туку влегувајте низ различни порти. Јас немам никаков удел во она што ви го одредува Аллах. Пресудата, навистина, е - Аллахова! Врз Него се потпирам и врз Него се потпираат они кои, токму, се потпираат.”

وقال يا بني لا تدخلوا من باب واحد وادخلوا
من أبواب متفرقة وما أغني عنكم من الله
من شيء إن الحكم إلا لله عليه توكلت وعليه
فليتوكل المتوكلون ٦٧

**68.** И бидејќи влегоа отаде од каде што им заповеда бабо им, ништо за нив не беше остварено од страна на Аллах, освен потребата во душата на Јакуб која ја оствари; Јакуб беше залец бидејќи Ние го поучивме, навистина, но мнозинството на луѓето не знаат.

ولما دخلوا من حيث أمرهم أبوهم ما كان
يغني عنهم من الله من شيء إلا حاجة في نفس
يعقوب قضاها وإنه لذو علم لما علمناه
ولكن أكثر الناس لا يعلمون ٦٨

**69.** И бидејќи влегоа кај Јусуф, го привлече Јусуф брат му кон себе, и рече: “Да, јас сум брат ти, и не жалости се за она што го направија!”

وَلَمَّا دَخَلُوا۟ عَلَىٰ يُوسُفَ ءَاوَىٰٓ إِلَيْهِ أَخَاهُ ۖ
قَالَ إِنِّىٓ أَنَا۠ أَخُوكَ فَلَا تَبْتَئِسْ بِمَا كَانُوا۟
يَعْمَلُونَ ﴿٦٩﴾

**70.** И бидејќи ги снабди со она што требаше да ги снабди, стави еден сад за мерење во товарот од брат му. Потоа, еден возгласник возгласи: “О каравану, вие сте, навистина, крадци!”

فَلَمَّا جَهَّزَهُم بِجَهَازِهِمْ جَعَلَ ٱلسِّقَايَةَ فِى رَحْلِ
أَخِيهِ ثُمَّ أَذَّنَ مُؤَذِّنٌ أَيَّتُهَا ٱلْعِيرُ إِنَّكُمْ
لَسَـٰرِقُونَ ﴿٧٠﴾

**71.** И оние, враќајќи им се, рекоа: “Што барате?”

قَالُوا۟ وَأَقْبَلُوا۟ عَلَيْهِم مَّاذَا تَفْقِدُونَ ﴿٧١﴾

**72.** Рекоа: “Го бараме садот од владарот, а оној што ќе го донесе ќе добие товар камилски. За тоа јас ветувам.”

قَالُوا۟ نَفْقِدُ صُوَاعَ ٱلْمَلِكِ وَلِمَن جَآءَ بِهِۦ حِمْلُ
بَعِيرٍ وَأَنَا۠ بِهِۦ زَعِيمٌ ﴿٧٢﴾

**73.** Рекоа:“Се колнеме во Аллах! Вие знаете дека не дојдовме да правиме безредие во земјава и, секако, не сме крадци!”

قَالُوا۟ تَٱللَّهِ لَقَدْ عَلِمْتُم مَّا جِئْنَا لِنُفْسِدَ
فِى ٱلْأَرْضِ وَمَا كُنَّا سَـٰرِقِينَ ﴿٧٣﴾

**74.** Ги прашаа: “Каква ќе му биде казната ако лажете?”

قَالُوا۟ فَمَا جَزَٰٓؤُهُۥٓ إِن كُنتُمْ كَـٰذِبِينَ ﴿٧٤﴾

**75.** Одговорија: “Казната негова е кај оној во чиј товар ќе се најде - па, тоа е казната негова. Ете, така Ние ги казнуваме зулумќарите!”

قَالُوا۟ جَزَٰٓؤُهُۥ مَن وُجِدَ فِى رَحْلِهِۦ فَهُوَ جَزَٰٓؤُهُۥ ۚ كَذَٰلِكَ
نَجْزِى ٱلظَّـٰلِمِينَ ﴿٧٥﴾

**76.** И тогаш Јусуф почна со вреќите нивни пред да почне со вреќата од брат му, и го извади садот од вреќата на брат му.

فَبَدَأَ بِأَوْعِيَتِهِمْ قَبْلَ وِعَآءِ أَخِيهِ ثُمَّ ٱسْتَخْرَجَهَا
مِن وِعَآءِ أَخِيهِ ۚ كَذَٰلِكَ كِدْنَا لِيُوسُفَ ۖ مَا كَانَ
لِيَأْخُذَ أَخَاهُ فِى دِينِ ٱلْمَلِكِ إِلَّآ أَن يَشَآءَ ٱللَّهُ ۚ

Ете, со таква итрина Ние го поучивме Јусуфа. Јусуф не можеше, според законот на владарот, да го земе брат му како роб, освен ако не сака Аллах. Кого сакаме Ние на степени го воздигнуваме. И над секое знаење има зналец!

نَرْفَعُ دَرَجَٰتٍ مَّن نَّشَآءُ ۗ وَفَوْقَ كُلِّ
ذِى عِلْمٍ عَلِيمٌ ﴿٧٦﴾

**77.** Тие рекоа: “Ако тој украде, украде и брат му пред него.” И тоа Јусуф го премолчи во себеси, и не им го обелодени, велејќи си: “Вие сте во полоша состојба, а Аллах најдобро го знае она што вие го опишувате.”

۞ قَالُوٓا۟ إِن يَسْرِقْ فَقَدْ سَرَقَ أَخٌ لَّهُۥ
مِن قَبْلُ ۚ فَأَسَرَّهَا يُوسُفُ فِى نَفْسِهِۦ
وَلَمْ يُبْدِهَا لَهُمْ ۚ قَالَ أَنتُمْ شَرٌّ مَّكَانًا ۖ
وَٱللَّهُ أَعْلَمُ بِمَا تَصِفُونَ ﴿٧٧﴾

**78.** Тие рекоа: “О величество, тој, навистина, има стар бабо, во години е, па земи еден од нас наместо него. Гледаме дека си меѓу доброчинителите!”

قَالُوا۟ يَٰٓأَيُّهَا ٱلْعَزِيزُ إِنَّ لَهُۥٓ أَبًا شَيْخًا كَبِيرًا فَخُذْ
أَحَدَنَا مَكَانَهُۥٓ ۖ إِنَّا نَرَىٰكَ مِنَ
ٱلْمُحْسِنِينَ ﴿٧٨﴾

**79.** Тој рече: “Аллах да сочува од тоа да змеме друг а не овој во чиј товар го најдовме садот. Тогаш, навистина, би биле зулумќари!”

قَالَ مَعَاذَ ٱللَّهِ أَن نَّأْخُذَ إِلَّا مَن وَجَدْنَا مَتَٰعَنَا
عِندَهُۥٓ إِنَّآ إِذًا لَّظَٰلِمُونَ ﴿٧٩﴾

**80.** И бидејќи изгубија надеж во него, се одвоија насамо. Најстариот од нив рече: “Не знаете ли дека бабо од вас побара заклетва, да се заколнете во Аллах? И порано Јусуфа го упропаствивте. Нема да ја напуштам земјава сè додека не ми дозволи бабо ми или, пак, додека не ми пресуди Аллах. А меѓу судиите Он е Најдобриот!

فَلَمَّا ٱسْتَيْـَٔسُوا۟ مِنْهُ خَلَصُوا۟ نَجِيًّا ۖ قَالَ
كَبِيرُهُمْ أَلَمْ تَعْلَمُوٓا۟ أَنَّ أَبَاكُمْ قَدْ أَخَذَ
عَلَيْكُم مَّوْثِقًا مِّنَ ٱللَّهِ وَمِن قَبْلُ مَا فَرَّطتُمْ
فِى يُوسُفَ ۖ فَلَنْ أَبْرَحَ ٱلْأَرْضَ حَتَّىٰ يَأْذَنَ لِىٓ أَبِىٓ
أَوْ يَحْكُمَ ٱللَّهُ لِى ۖ وَهُوَ خَيْرُ ٱلْحَٰكِمِينَ ﴿٨٠﴾

**81**. Вратете се кај бабо ви, па кажете: - О бабо наш, твојот син, навистина, украде. И го сведочиме само она што го знаеме и ние, навистина, не сме чувари на тајната.

ٱرۡجِعُوٓاْ إِلَىٰٓ أَبِيكُمۡ فَقُولُواْ يَٰٓأَبَانَآ إِنَّ ٱبۡنَكَ سَرَقَ وَمَا شَهِدۡنَآ إِلَّا بِمَا عَلِمۡنَا وَمَا كُنَّا لِلۡغَيۡبِ حَٰفِظِينَ ٨١

**82**. Прашај ја населбата во која отседнавме и караванот со кој дојдовме. Ние сме, навистина, искрени!”

وَسۡـَٔلِ ٱلۡقَرۡيَةَ ٱلَّتِي كُنَّا فِيهَا وَٱلۡعِيرَ ٱلَّتِيٓ أَقۡبَلۡنَا فِيهَاۖ وَإِنَّا لَصَٰدِقُونَ ٨٢

**83**. Јакуб рече: “Не, во душите ваши произлезе нешто лошо. Па, трпеливоста е убава! Може-би Аллах сите ќе ми ги врати. Он, навистина, е Зналец и Мудар!”

قَالَ بَلۡ سَوَّلَتۡ لَكُمۡ أَنفُسُكُمۡ أَمۡرٗاۖ فَصَبۡرٞ جَمِيلٌۖ عَسَى ٱللَّهُ أَن يَأۡتِيَنِي بِهِمۡ جَمِيعًاۚ إِنَّهُۥ هُوَ ٱلۡعَلِيمُ ٱلۡحَكِيمُ ٨٣

**84**. И ги сврте плеќите и рече: “О Јусуф, о таго моја!” И му побелеа очите од грижа. Но, сепак, се совлада.

وَتَوَلَّىٰ عَنۡهُمۡ وَقَالَ يَٰٓأَسَفَىٰ عَلَىٰ يُوسُفَ وَٱبۡيَضَّتۡ عَيۡنَاهُ مِنَ ٱلۡحُزۡنِ فَهُوَ كَظِيمٞ ٨٤

**85**. Синовите му рекоа: “Се колнеме во Аллах! Ако не престанеш да се сеќаваш на Јусуф, или ќе се истоштиш или ќе се упропастиш.”

قَالُواْ تَٱللَّهِ تَفۡتَؤُاْ تَذۡكُرُ يُوسُفَ حَتَّىٰ تَكُونَ حَرَضًا أَوۡ تَكُونَ مِنَ ٱلۡهَٰلِكِينَ ٨٥

**86**. А тој рече: “И тагата моја и жалоста моја Му ги изнесувам на Аллах. И од Аллах го знам она што вие не го знаете.

قَالَ إِنَّمَآ أَشۡكُواْ بَثِّي وَحُزۡنِيٓ إِلَى ٱللَّهِ وَأَعۡلَمُ مِنَ ٱللَّهِ مَا لَا تَعۡلَمُونَ ٨٦

**87**. О синови мои, одете и распрашајте се за Јусуф и за брат му, па, не очајувајте во милоста Аллахова. Во милоста Аллахова очајуваат, навистина, само неверниците!”

يَٰبَنِيَّ ٱذۡهَبُواْ فَتَحَسَّسُواْ مِن يُوسُفَ وَأَخِيهِ وَلَا تَاْيۡـَٔسُواْ مِن رَّوۡحِ ٱللَّهِۖ إِنَّهُۥ لَا يَاْيۡـَٔسُ مِن رَّوۡحِ ٱللَّهِ إِلَّا ٱلۡقَوۡمُ ٱلۡكَٰفِرُونَ ٨٧

**88**. И бидејќи влегоа кај него, рекоа: “О величество, штета нè погоди, нас и семејствата наши, и ете, така, дојдовме со трговска стока отпадна. Па, дај ни полна мера и дај ни милосрдие. Аллах, навистина, ги наградува милосрдниците!”

فَلَمَّا دَخَلُوا۟ عَلَيْهِ قَالُوا۟ يَٰٓأَيُّهَا ٱلْعَزِيزُ مَسَّنَا وَأَهْلَنَا
ٱلضُّرُّ وَجِئْنَا بِبِضَٰعَةٍ مُّزْجَىٰةٍ فَأَوْفِ لَنَا ٱلْكَيْلَ
وَتَصَدَّقْ عَلَيْنَآ ۖ إِنَّ ٱللَّهَ يَجْزِى
ٱلْمُتَصَدِّقِينَ ﴿٨٨﴾

**89**. Јусуф рече: “Па, го знаете ли она што го направивте со Јусуф и брат му, кога не знаевте?”

قَالَ هَلْ عَلِمْتُم مَّا فَعَلْتُم بِيُوسُفَ وَأَخِيهِ
إِذْ أَنتُمْ جَٰهِلُونَ ﴿٨٩﴾

**90**. Тие рекоа: “Ти ли си Јусуф, навистина?” Јусуф рече: “Јас сум Јусуф, а ова е брат ми. Да, Аллах ни даде предност.” Оној кој е богобојазлив и трпелив... па, Аллах, навистина, не ја намалува наградата на доброчинителите!”

قَالُوٓا۟ أَءِنَّكَ لَأَنتَ يُوسُفُ ۖ قَالَ أَنَا۠ يُوسُفُ
وَهَٰذَآ أَخِى ۖ قَدْ مَنَّ ٱللَّهُ عَلَيْنَآ ۖ إِنَّهُۥ مَن يَتَّقِ
وَيَصْبِرْ فَإِنَّ ٱللَّهَ لَا يُضِيعُ أَجْرَ
ٱلْمُحْسِنِينَ ﴿٩٠﴾

**91**. Тие рекоа: “Се колнеме во Аллах дека, навистина, те одликува над нас и ние згрешивме, сигурно!”

قَالُوا۟ تَٱللَّهِ لَقَدْ ءَاثَرَكَ ٱللَّهُ عَلَيْنَا
وَإِن كُنَّا لَخَٰطِـِٔينَ ﴿٩١﴾

**92**. Тој рече: “Денес нема прекор за вас. Аллах ви простува. А меѓу милостивите Он е Најмилостивиот!

قَالَ لَا تَثْرِيبَ عَلَيْكُمُ ٱلْيَوْمَ ۖ يَغْفِرُ ٱللَّهُ لَكُمْ ۖ
وَهُوَ أَرْحَمُ ٱلرَّٰحِمِينَ ﴿٩٢﴾

**93**. Земете ја оваа моја кошула и фрлете ја на лицето од бабо ми, и така, ќе му се врати видот, и донесете ми го сето семејство ваше.”

ٱذْهَبُوا۟ بِقَمِيصِى هَٰذَا فَأَلْقُوهُ عَلَىٰ وَجْهِ أَبِى
يَأْتِ بَصِيرًا وَأْتُونِى بِأَهْلِكُمْ
أَجْمَعِينَ ﴿٩٣﴾

**94**. И бидејќи караванот отпатува, бабо им рече: “Да, јас го чувствувам мирисот на Јусуф. И не кажувајте му дека јас обнеможев.”

وَلَمَّا فَصَلَتِ ٱلۡعِيرُ قَالَ أَبُوهُمۡ إِنِّي لَأَجِدُ
رِيحَ يُوسُفَۖ لَوۡلَآ أَن تُفَنِّدُونِ ٩٤

**95**. Рекоа: “Се колнеме во Аллах! Ти си скршнат во заблуда поранешна.”

قَالُواْ تَٱللَّهِ إِنَّكَ لَفِي ضَلَٰلِكَ ٱلۡقَدِيمِ ٩٥

**96**. И бидејќи дојде радосникот, ја фрли кошулата на неговото лице, и тогаш ете, му се врати видот. Рече: “Нели ви кажав дека јас го знам од Аллах она што вие, секако, не го знаете!”

فَلَمَّآ أَن جَآءَ ٱلۡبَشِيرُ أَلۡقَىٰهُ عَلَىٰ وَجۡهِهِۦ فَٱرۡتَدَّ
بَصِيرٗاۖ قَالَ أَلَمۡ أَقُل لَّكُمۡ إِنِّيٓ أَعۡلَمُ مِنَ ٱللَّهِ
مَا لَا تَعۡلَمُونَ ٩٦

**97**. Рекоа: “О бабо наш, барај прошка за гревовите наши, ние, навистина, згрешивме!”

قَالُواْ يَٰٓأَبَانَا ٱسۡتَغۡفِرۡ لَنَا ذُنُوبَنَآ إِنَّا كُنَّا
خَٰطِـِٔينَ ٩٧

**98**. Рече: “Ќе побарам прошка за вас од Господарот мој. Он, навистина, е Простувач и Самилосен!”

قَالَ سَوۡفَ أَسۡتَغۡفِرُ لَكُمۡ رَبِّيٓۖ إِنَّهُۥ هُوَ ٱلۡغَفُورُ
ٱلرَّحِيمُ ٩٨

**99**. И бидејќи влегоа кај Јусуф, ги привлече при себеси родителите свои, и рече: “Влезете во Мисир, ако Аллах сака, сигурни!”

فَلَمَّا دَخَلُواْ عَلَىٰ يُوسُفَ ءَاوَىٰٓ إِلَيۡهِ أَبَوَيۡهِ
وَقَالَ ٱدۡخُلُواْ مِصۡرَ إِن شَآءَ ٱللَّهُ ءَامِنِينَ ٩٩

**100**. И ги постави родителите свои на престолот и сите кои беа тука му се поклонија. И тој рече: “О бабо мој, ова е толкувањето на мојот сон од порано. Аллах определи тој да се овистини. Да, Аллах ми направи добро со тоа што ме извлече од затворот и

وَرَفَعَ أَبَوَيۡهِ عَلَى ٱلۡعَرۡشِ وَخَرُّواْ لَهُۥ سُجَّدٗاۖ وَقَالَ
يَٰٓأَبَتِ هَٰذَا تَأۡوِيلُ رُءۡيَٰيَ مِن قَبۡلُ قَدۡ جَعَلَهَا
رَبِّي حَقّٗاۖ وَقَدۡ أَحۡسَنَ بِيٓ إِذۡ أَخۡرَجَنِي مِنَ ٱلسِّجۡنِ
وَجَآءَ بِكُم مِّنَ ٱلۡبَدۡوِ مِنۢ بَعۡدِ أَن نَّزَغَ ٱلشَّيۡطَٰنُ
بَيۡنِي وَبَيۡنَ إِخۡوَتِيٓۚ إِنَّ رَبِّي لَطِيفٞ لِّمَا يَشَآءُۚ
إِنَّهُۥ هُوَ ٱلۡعَلِيمُ ٱلۡحَكِيمُ ١٠٠

затоа што вас ве доведе од пустина. И тоа по вмешувањето на Шејтанот меѓу мене и меѓу браќата мои. Господарот мој, навистина, е Чувствителен кон оној кон кого Он сака. Он, навистина, е Зналец и Мудар!

**101**. О Господаре мој, веќе ми даде власт и ме поучи во толкувањето на настаните, Творителу на небесата и на Земјата, Ти си мојот Заштитник и на овој свет и на Ахирет. Кога ќе определиш да умрам нека умрам како Послушен и соедини ме со добрите!”

۞ رَبِّ قَدْ ءَاتَيْتَنِي مِنَ ٱلْمُلْكِ وَعَلَّمْتَنِي
مِن تَأْوِيلِ ٱلْأَحَادِيثِ ۚ فَاطِرَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ
أَنتَ وَلِيِّۦ فِي ٱلدُّنْيَا وَٱلْآخِرَةِ ۖ تَوَفَّنِي
مُسْلِمًا وَأَلْحِقْنِي بِٱلصَّٰلِحِينَ ﴿١٠١﴾

**102**. Ете, тоа се дел од кажувањата за тајната кои Ние ти ги објавуваме, и ти не беше кај нив кога заеднички се согласија за работата нивна - но, токму, беа сплеткари.

ذَٰلِكَ مِنْ أَنۢبَآءِ ٱلْغَيْبِ نُوحِيهِ إِلَيْكَ ۖ وَمَا كُنتَ
لَدَيْهِمْ إِذْ أَجْمَعُوٓا۟ أَمْرَهُمْ وَهُمْ يَمْكُرُونَ ﴿١٠٢﴾

**103**. И колку да посакуваш, мнозинството меѓу луѓето не се верници!

وَمَآ أَكْثَرُ ٱلنَّاسِ وَلَوْ حَرَصْتَ
بِمُؤْمِنِينَ ﴿١٠٣﴾

**104**. И ти не бараш од нив награда за тоа. Тоа е само Опомена за световите!

وَمَا تَسْـَٔلُهُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ ۚ
إِنْ هُوَ إِلَّا ذِكْرٌ لِّلْعَٰلَمِينَ ﴿١٠٤﴾

**105**. И колку има знаменија на небесата и на Земјата? Поминуваат крај нив а тие, ете, се рамнодушни.

وَكَأَيِّن مِّنْ ءَايَةٍ فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ
يَمُرُّونَ عَلَيْهَا وَهُمْ عَنْهَا مُعْرِضُونَ ﴿١٠٥﴾

**106**. Мнозинството од нив не веруваат во Аллах: многубошци се, навистина!

وَمَا يُؤْمِنُ أَكْثَرُهُم بِٱللَّهِ إِلَّا وَهُم مُّشْرِكُونَ ﴿١٠٦﴾

**107**. Сигурни ли се дека нема да им дојде неволја од казната на Аллах или да не им дојде Часот одненадеж а да не усетат?

أَفَأَمِنُوٓا۟ أَن تَأْتِيَهُمْ غَـٰشِيَةٌ مِّنْ عَذَابِ ٱللَّهِ
أَوْ تَأْتِيَهُمُ ٱلسَّاعَةُ بَغْتَةً وَهُمْ لَا يَشْعُرُونَ ١٠٧

**108**. Кажи: “Ова е патот мој. Јас повикувам кон Аллах. При мене и при оној кој ме следи е јасен поглед. Нека е славен Аллах! Јас не сум меѓу многубошците!”

قُلْ هَـٰذِهِۦ سَبِيلِىٓ أَدْعُوٓا۟ إِلَى ٱللَّهِ ۚ عَلَىٰ بَصِيرَةٍ
أَنَا۠ وَمَنِ ٱتَّبَعَنِى ۖ وَسُبْحَـٰنَ ٱللَّهِ
وَمَآ أَنَا۠ مِنَ ٱلْمُشْرِكِينَ ١٠٨

**109**. И пред тебе Ние само луѓе испраќавме, меѓу жителите на населбите, и објава им објавувавме. Не патуваат ли по земјата па да видат каква беше казната на оние пред нив? Куќата ахиретска, секако, е подобра за оние кои се богобојазливи. Нема ли да се вразумите?

وَمَآ أَرْسَلْنَا مِن قَبْلِكَ إِلَّا رِجَالًا نُّوحِىٓ إِلَيْهِم
مِّنْ أَهْلِ ٱلْقُرَىٰٓ ۗ أَفَلَمْ يَسِيرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ
فَيَنظُرُوا۟ كَيْفَ كَانَ عَـٰقِبَةُ ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ ۗ
وَلَدَارُ ٱلْـَٔاخِرَةِ خَيْرٌ لِّلَّذِينَ ٱتَّقَوْا۟ ۗ
أَفَلَا تَعْقِلُونَ ١٠٩

**110**. Кога пејгамберите очајуваа и мислеа дека ќе бидат прогласени за лашковци, токму, тогаш им доаѓаше помошта Наша и, тогаш, Ние избавувавме кого сакавме, а казната Наша не го избегнуваше народот насилнички!

حَتَّىٰٓ إِذَا ٱسْتَيْـَٔسَ ٱلرُّسُلُ وَظَنُّوٓا۟ أَنَّهُمْ
قَدْ كُذِبُوا۟ جَآءَهُمْ نَصْرُنَا فَنُجِّىَ مَن نَّشَآءُ ۖ
وَلَا يُرَدُّ بَأْسُنَا عَنِ ٱلْقَوْمِ ٱلْمُجْرِمِينَ ١١٠

**111**. Во кажувањата нивни има ибрет за даруваните со разбир. Тоа не е говор измислен, туку тоа е Потврда за она што беше пред него, и потенко објаснување за сите нешта, и Патоказ и Милост за народот вернички!

لَقَدْ كَانَ فِى قَصَصِهِمْ عِبْرَةٌ لِّأُو۟لِى ٱلْأَلْبَـٰبِ ۗ
مَا كَانَ حَدِيثًا يُفْتَرَىٰ وَلَـٰكِن تَصْدِيقَ
ٱلَّذِى بَيْنَ يَدَيْهِ وَتَفْصِيلَ كُلِّ شَىْءٍ
وَهُدًى وَرَحْمَةً لِّقَوْمٍ يُؤْمِنُونَ ١١١

## *ЕР-РА'Д* (Гром) XIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Елиф, лам, ра! Ете Книга со ајети кои ти се објавуваат од Господарот твој, вистина; но, мнозинството на луѓето не веруваат!

المٓر ۚ تِلْكَ ءَايَٰتُ ٱلْكِتَٰبِ ۗ وَٱلَّذِىٓ أُنزِلَ إِلَيْكَ
مِن رَّبِّكَ ٱلْحَقُّ وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَ ٱلنَّاسِ لَا يُؤْمِنُونَ ١

2. Аллах е Оној кој ги подигна небесата, како што гледате, без столбови. Потоа се утврди на Аршот. И ги потчини и Сонцето и Месечината. Сѐ тече до рок определен. Он управува со наредбата и Он потенко ги објаснува ајетите за да се уверите во средбата со Господарот ваш.

ٱللَّهُ ٱلَّذِى رَفَعَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ بِغَيْرِ عَمَدٍ تَرَوْنَهَا ۖ ثُمَّ ٱسْتَوَىٰ
عَلَى ٱلْعَرْشِ ۖ وَسَخَّرَ ٱلشَّمْسَ وَٱلْقَمَرَ ۖ كُلٌّ يَجْرِى لِأَجَلٍ
مُّسَمًّى ۚ يُدَبِّرُ ٱلْأَمْرَ يُفَصِّلُ ٱلْءَايَٰتِ لَعَلَّكُم بِلِقَآءِ
رَبِّكُمْ تُوقِنُونَ ٢

3. И Он ја растегна земјата, и на неа постави и планини и реки. И Он од секој плод создаде пар. Он прави ноќта да го покрие денот. И ете, во тоа, навистина, знаменија за луѓето кои размислуваат!

وَهُوَ ٱلَّذِى مَدَّ ٱلْأَرْضَ وَجَعَلَ فِيهَا رَوَٰسِىَ وَأَنْهَٰرًا ۖ
وَمِن كُلِّ ٱلثَّمَرَٰتِ جَعَلَ فِيهَا زَوْجَيْنِ ٱثْنَيْنِ ۖ يُغْشِى ٱلَّيْلَ
ٱلنَّهَارَ ۚ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَٰتٍ لِّقَوْمٍ يَتَفَكَّرُونَ ٣

4. И по земјата има предели кои се граничат, и бавчи со грозје, иниви, и урми бујни и небујни. И впивајќи една иста вода. Во поглед на вкусот, Ние на едни им даваме предност над други. И ете, во тоа, навистина, знаменија за луѓето кои сфаќаат.

وَفِى ٱلْأَرْضِ قِطَعٌ مُّتَجَٰوِرَٰتٌ وَجَنَّٰتٌ مِّنْ أَعْنَٰبٍ
وَزَرْعٌ وَنَخِيلٌ صِنْوَانٌ وَغَيْرُ صِنْوَانٍ يُسْقَىٰ بِمَآءٍ
وَٰحِدٍ وَنُفَضِّلُ بَعْضَهَا عَلَىٰ بَعْضٍ فِى ٱلْأُكُلِ ۚ
إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَٰتٍ لِّقَوْمٍ يَعْقِلُونَ ٤

**5.** А како се чудиш? Па, чудни се, всушност, зборовите нивни: “Ќе бидеме ли одново создадени кога ќе станеме земја?” Овие не веруваат во Господарот свој. На вратовите нивни ќе има синџири. Овие се жители на огнот и во него за навек ќе останат.

۞ وَإِن تَعۡجَبۡ فَعَجَبٞ قَوۡلُهُمۡ أَءِذَا كُنَّا تُرَٰبًا
أَءِنَّا لَفِي خَلۡقٖ جَدِيدٍۗ أُوْلَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ
بِرَبِّهِمۡۖ وَأُوْلَٰٓئِكَ ٱلۡأَغۡلَٰلُ فِيٓ أَعۡنَاقِهِمۡۖ وَأُوْلَٰٓئِكَ
أَصۡحَٰبُ ٱلنَّارِۖ هُمۡ فِيهَا خَٰلِدُونَ ٥

**6.** И оние од тебе бараат да им побрзаш со злото отколку со доброто. И пред нив имаше такви примери. Господарот твој, секако, е милосно наклонет кон луѓето во поглед на зулумот нивни. Господарот твој, навистина, е Силен Казнувач!

وَيَسۡتَعۡجِلُونَكَ بِٱلسَّيِّئَةِ قَبۡلَ ٱلۡحَسَنَةِ
وَقَدۡ خَلَتۡ مِن قَبۡلِهِمُ ٱلۡمَثُلَٰتُۗ وَإِنَّ رَبَّكَ
لَذُو مَغۡفِرَةٖ لِّلنَّاسِ عَلَىٰ ظُلۡمِهِمۡۖ
وَإِنَّ رَبَّكَ لَشَدِيدُ ٱلۡعِقَابِ ٦

**7.** Оние кои не веруваат, велат: “Зошто не му се објавува знамение од Господарот негов?” Ти си само опоменувач. Секој народ има упатувач!

وَيَقُولُ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ لَوۡلَآ أُنزِلَ عَلَيۡهِ ءَايَةٞ
مِّن رَّبِّهِۦٓۗ إِنَّمَآ أَنتَ مُنذِرٞۖ وَلِكُلِّ قَوۡمٍ هَادٍ ٧

**8.** Аллах го знае она што го носи секоја жена, и она што утробите го впиваат во себе и она што го зголемуваат. За секоја работа кај Него има мера,

ٱللَّهُ يَعۡلَمُ مَا تَحۡمِلُ كُلُّ أُنثَىٰ وَمَا تَغِيضُ
ٱلۡأَرۡحَامُ وَمَا تَزۡدَادُۖ وَكُلُّ شَيۡءٍ
عِندَهُۥ بِمِقۡدَارٍ ٨

**9.** Зналец на видливото и на невидливото. Преголем и Превишен!

عَٰلِمُ ٱلۡغَيۡبِ وَٱلشَّهَٰدَةِ ٱلۡكَبِيرُ ٱلۡمُتَعَالِ ٩

**10.** Меѓу вас еднакви се кај Него оној кој тајно зборува и оној кој тоа го разгласува, оној кој се крие ноќе и оној кој оди дење;

سَوَآءٞ مِّنكُم مَّنۡ أَسَرَّ ٱلۡقَوۡلَ وَمَن جَهَرَ بِهِۦ
وَمَنۡ هُوَ مُسۡتَخۡفِۭ بِٱلَّيۡلِ وَسَارِبُۢ بِٱلنَّهَارِ ١٠

**11.** за секој од вас, пред него или зад него, има денонокни мелеки кои бдеат врз него, по наредбата Аллахова. Аллах, навистина, нема да ја измени ситуацијата на еден народ сè додека тој народ не се измени самиот себеси. Ако Аллах сака да му нанесе зло на еден народ нема никој што може да му се спротистави. И за нив освен Аллах нема друг заштитник!

لَهُۥ مُعَقِّبَٰتٌ مِّنۢ بَيۡنِ يَدَيۡهِ وَمِنۡ خَلۡفِهِۦ يَحۡفَظُونَهُۥ
مِنۡ أَمۡرِ ٱللَّهِۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يُغَيِّرُ مَا بِقَوۡمٍ حَتَّىٰ يُغَيِّرُواْ
مَا بِأَنفُسِهِمۡۗ وَإِذَآ أَرَادَ ٱللَّهُ بِقَوۡمٖ سُوٓءٗا فَلَا مَرَدَّ لَهُۥۚ
وَمَا لَهُم مِّن دُونِهِۦ مِن وَالٍ ١١

**12.** Он ви ја покажува молњата да се уплашите или, пак, да се надевате, и Он создава облаци тешки.

هُوَ ٱلَّذِي يُرِيكُمُ ٱلۡبَرۡقَ خَوۡفٗا وَطَمَعٗا
وَيُنشِئُ ٱلسَّحَابَ ٱلثِّقَالَ ١٢

**13.** И татнежот Го велича со благодарноста своја, а и мелеките, плашејќи се од Него; и Он испраќа громови и со нив го погаѓа оној кого Он сака, а оние, токму, расправаат за Аллах! А Аллах е Силен и Итар!

وَيُسَبِّحُ ٱلرَّعۡدُ بِحَمۡدِهِۦ وَٱلۡمَلَٰٓئِكَةُ مِنۡ خِيفَتِهِۦ
وَيُرۡسِلُ ٱلصَّوَٰعِقَ فَيُصِيبُ بِهَا مَن يَشَآءُ
وَهُمۡ يُجَٰدِلُونَ فِي ٱللَّهِ وَهُوَ شَدِيدُ ٱلۡمِحَالِ ١٣

**14.** Молбата вистинска е - Негова. Оние кои се молат на други, освен Нему, не ќе им се оѕвијат, за што било. Како оној е кој ќе ги подаде дланките свои кон водата за да ја дофати,а таа не стига до устата негова. Молбите на неверниците се залудни!

لَهُۥ دَعۡوَةُ ٱلۡحَقِّۖ وَٱلَّذِينَ يَدۡعُونَ مِن دُونِهِۦ لَا يَسۡتَجِيبُونَ
لَهُم بِشَيۡءٍ إِلَّا كَبَٰسِطِ كَفَّيۡهِ إِلَى ٱلۡمَآءِ لِيَبۡلُغَ فَاهُ
وَمَا هُوَ بِبَٰلِغِهِۦۚ وَمَا دُعَآءُ ٱلۡكَٰفِرِينَ إِلَّا فِي ضَلَٰلٖ ١٤

**15.** И на Аллах Му се поклонува сè она што е на небесата и на Земјата, доброволно или присилно. И сенките

وَلِلَّهِ يَسۡجُدُ مَن فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ طَوۡعٗا
وَكَرۡهٗا وَظِلَٰلُهُم بِٱلۡغُدُوِّ وَٱلۡأٓصَالِ۩ ١٥

нивни, исто така, претпладне или попладне.

**16.** Кажи: “Кој е Господар на небесата и на Земјата?” Кажи: “Аллах!” Кажи: “Па, ќе прифатете ли, освен Аллах, заштитници кои не можат за себеси да направат ни корист ни штета?” Кажи: “Еднакви ли се оној кој гледа и оној кој не гледа? Или: Еднакви ли се темнината и светлината? Или: Му припишуваат ли на Аллах здруженици кои создаваат како што Он создава, па создавањето им се чини слично?” Кажи: “Аллах е Творител на сѐ. Он е Единствен и Силен!”

قُلْ مَن رَّبُّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ قُلِ ٱللَّهُ ۚ قُلْ أَفَٱتَّخَذْتُم
مِّن دُونِهِۦٓ أَوْلِيَآءَ لَا يَمْلِكُونَ لِأَنفُسِهِمْ نَفْعًا وَلَا ضَرًّا ۚ
قُلْ هَلْ يَسْتَوِى ٱلْأَعْمَىٰ وَٱلْبَصِيرُ أَمْ هَلْ تَسْتَوِى
ٱلظُّلُمَٰتُ وَٱلنُّورُ ۗ أَمْ جَعَلُوا۟ لِلَّهِ شُرَكَآءَ خَلَقُوا۟ كَخَلْقِهِۦ
فَتَشَٰبَهَ ٱلْخَلْقُ عَلَيْهِمْ ۚ قُلِ ٱللَّهُ خَٰلِقُ كُلِّ شَىْءٍ
وَهُوَ ٱلْوَٰحِدُ ٱلْقَهَّٰرُ ١٦

**17.** Оној кој спушта вода од небо, и пороите потечуваат по мера на нивната моќ, и поројот ги фрла по краиштата отпадоците. И она што го топат во оган, сакајќи да направат накит или предмет, исто така, има отпадоци кои се на нив слични. Ете, така Аллах ви донесува пример на вистина и невистина: отпадокот се фрла, а она што им користи на луѓето, останува на земјата. Ете, така Аллах ви ги изнесува примерите,

أَنزَلَ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً فَسَالَتْ أَوْدِيَةٌۢ بِقَدَرِهَا
فَٱحْتَمَلَ ٱلسَّيْلُ زَبَدًا رَّابِيًا ۚ وَمِمَّا يُوقِدُونَ عَلَيْهِ
فِى ٱلنَّارِ ٱبْتِغَآءَ حِلْيَةٍ أَوْ مَتَٰعٍ زَبَدٌ مِّثْلُهُۥ ۚ كَذَٰلِكَ يَضْرِبُ
ٱللَّهُ ٱلْحَقَّ وَٱلْبَٰطِلَ ۚ فَأَمَّا ٱلزَّبَدُ فَيَذْهَبُ جُفَآءً ۖ
وَأَمَّا مَا يَنفَعُ ٱلنَّاسَ فَيَمْكُثُ فِى ٱلْأَرْضِ ۚ
كَذَٰلِكَ يَضْرِبُ ٱللَّهُ ٱلْأَمْثَالَ ١٧

**18.** за оние кои ќе Му се ѕвијат на Господарот свој има награда, а за оние кои не ќе Му се ѕвијат - и кога би го поседувале сѐ она што е на земјата, и уште толку, - не ќе ја откупат за нив

لِلَّذِينَ ٱسْتَجَابُوا۟ لِرَبِّهِمُ ٱلْحُسْنَىٰ ۚ وَٱلَّذِينَ
لَمْ يَسْتَجِيبُوا۟ لَهُۥ لَوْ أَنَّ لَهُم مَّا فِى ٱلْأَرْضِ جَمِيعًا
وَمِثْلَهُۥ مَعَهُۥ لَٱفْتَدَوْا۟ بِهِۦٓ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ لَهُمْ
سُوٓءُ ٱلْحِسَابِ وَمَأْوَىٰهُمْ جَهَنَّمُ ۖ وَبِئْسَ ٱلْمِهَادُ ١٨

подготвената зла пресметка, и престојувалиштето нивно е - Џехеннемот. Е, само колку е лоша таа постела!

**19.** Е, па, зарем оној кој знае дека она што ти е објавено од страна на Господарот твој, навистина, е како оној кој е слеп? Се сеќаваат само дарованите со разбир!

۞ أَفَمَن يَعْلَمُ أَنَّمَآ أُنزِلَ إِلَيْكَ مِن رَّبِّكَ ٱلْحَقُّ كَمَنْ
هُوَ أَعْمَىٰٓ ۚ إِنَّمَا يَتَذَكَّرُ أُو۟لُوا۟ ٱلْأَلْبَٰبِ ١٩

**20.** Оние кои го одржуваат ветувањето кон Аллах и кои не го прекршуваат Договорот,

ٱلَّذِينَ يُوفُونَ بِعَهْدِ ٱللَّهِ وَلَا يَنقُضُونَ ٱلْمِيثَٰقَ ٢٠

**21.** оние кои не се одвојуваат од она што го нареди Аллах, кои се стамени, врз тоа; се плашат од Господарот свој и стравуваат од злата пресметка,

وَٱلَّذِينَ يَصِلُونَ مَآ أَمَرَ ٱللَّهُ بِهِۦٓ أَن يُوصَلَ
وَيَخْشَوْنَ رَبَّهُمْ وَيَخَافُونَ سُوٓءَ ٱلْحِسَابِ ٢١

**22.** и кои се трпеливи: се стремат кон лицето на Господарот свој, намаз извршуваат и делат, било јавно било тајно, од ‘рското што Ние им го дадовме; го заменуваат лошото со добро... за нив има убав Дом:

وَٱلَّذِينَ صَبَرُوا۟ ٱبْتِغَآءَ وَجْهِ رَبِّهِمْ وَأَقَامُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ
وَأَنفَقُوا۟ مِمَّا رَزَقْنَٰهُمْ سِرًّا وَعَلَانِيَةً وَيَدْرَءُونَ
بِٱلْحَسَنَةِ ٱلسَّيِّئَةَ أُو۟لَٰٓئِكَ لَهُمْ عُقْبَى ٱلدَّارِ ٢٢

**23.** бавчи еденски во кои ќе влезат со предците нивни, со оние кои беа добри, жените нивни и потомството нивно... И мелеките ќе им влегуваат од сите врати!

جَنَّٰتُ عَدْنٍ يَدْخُلُونَهَا وَمَن صَلَحَ مِنْ ءَابَآئِهِمْ وَأَزْوَٰجِهِمْ
وَذُرِّيَّٰتِهِمْ ۖ وَٱلْمَلَٰٓئِكَةُ يَدْخُلُونَ عَلَيْهِم مِّن كُلِّ بَابٍ ٢٣

**24.** “Селамун алејкум! Зашто бевте трпеливи. Е, само колку е благословен овој Конечен дом!”

سَلَٰمٌ عَلَيْكُم بِمَا صَبَرْتُمْ ۚ فَنِعْمَ عُقْبَى ٱلدَّارِ ٢٤

**83.** И кога благодатот Наш ќе падне на човекот, се дуе и се врти настрана, а кога ќе го допре зло некакво, се разочарува.

وَإِذَآ أَنۡعَمۡنَا عَلَى ٱلۡإِنسَٰنِ أَعۡرَضَ وَنَـَٔا بِجَانِبِهِۦۖ وَإِذَا مَسَّهُ
ٱلشَّرُّ كَانَ يَـُٔوسٗا ٨٣

**84.** Кажи: “Секој работи онака како што му одговара. Господарот ваш, меѓутоа, најдобро го знае оној кого Он, токму, го упати по патот најупатувачки!”

قُلۡ كُلّٞ يَعۡمَلُ عَلَىٰ شَاكِلَتِهِۦ فَرَبُّكُمۡ أَعۡلَمُ
بِمَنۡ هُوَ أَهۡدَىٰ سَبِيلٗا ٨٤

**85.** И те прашуваат за духот. Кажи: “Духот е едно од нештата на Господарот мој и за него дадено ви е само малку знаење. “

وَيَسۡـَٔلُونَكَ عَنِ ٱلرُّوحِۖ قُلِ ٱلرُّوحُ مِنۡ أَمۡرِ رَبِّي
وَمَآ أُوتِيتُم مِّنَ ٱلۡعِلۡمِ إِلَّا قَلِيلٗا ٨٥

**86.** А ако посакавме Ние ќе го занемаревме сигурно она што ти го објавивме. И ти, во врска со тоа, не ќе најдеш против нас закрилник,

وَلَئِن شِئۡنَا لَنَذۡهَبَنَّ بِٱلَّذِيٓ أَوۡحَيۡنَآ إِلَيۡكَ
ثُمَّ لَا تَجِدُ لَكَ بِهِۦ عَلَيۡنَا وَكِيلًا ٨٦

**87.** освен милоста од Господарот твој. Добрината Негова кон тебе, навистина, е голема!

إِلَّا رَحۡمَةٗ مِّن رَّبِّكَۚ إِنَّ فَضۡلَهُۥ كَانَ عَلَيۡكَ
كَبِيرٗا ٨٧

**88.** Кажи: “Кога би се збрале и џиновите и луѓето да донесат нешто што ќе биде слично на Кур’анот, не ќе можат да донесат ништо слично нему, па било да се помагаат едни со други.”

قُل لَّئِنِ ٱجۡتَمَعَتِ ٱلۡإِنسُ وَٱلۡجِنُّ عَلَىٰٓ أَن يَأۡتُواْ
بِمِثۡلِ هَٰذَا ٱلۡقُرۡءَانِ لَا يَأۡتُونَ بِمِثۡلِهِۦ وَلَوۡ كَانَ
بَعۡضُهُمۡ لِبَعۡضٖ ظَهِيرٗا ٨٨

**89.** Во овој Кур’ан Ние веќе поредивме за луѓето од секој

وَلَقَدۡ صَرَّفۡنَا لِلنَّاسِ فِي هَٰذَا ٱلۡقُرۡءَانِ مِن كُلِّ مَثَلٖ

пример. Па, мнозинството на луѓето одбиваат, навистина, со тоа што не веруваат!

فَأَبَىٰٓ أَكۡثَرُ ٱلنَّاسِ إِلَّا كُفُورٗا ٨٩

**90.** И зборуваат: “Никогаш нема да ти веруваме сѐ додека не направиш да прсне вода од земјата, вода која ќе извира “,

وَقَالُواْ لَن نُّؤۡمِنَ لَكَ حَتَّىٰ تَفۡجُرَ لَنَا مِنَ ٱلۡأَرۡضِ
يَنۢبُوعًا ٩٠

**91.** или: “ако имаш бавча со урми и со лозја па да направиш да избувнат големи реки од неа”,

أَوۡ تَكُونَ لَكَ جَنَّةٞ مِّن نَّخِيلٖ وَعِنَبٖ
فَتُفَجِّرَ ٱلۡأَنۡهَٰرَ خِلَٰلَهَا تَفۡجِيرًا ٩١

**92.** или: “ако не го срушиш небото врз нас - како што сметаше - во парчиња”, или; ако не ни ги доведеш Аллах и мелеките за помош“,

أَوۡ تُسۡقِطَ ٱلسَّمَآءَ كَمَا زَعَمۡتَ عَلَيۡنَا كِسَفًا
أَوۡ تَأۡتِيَ بِٱللَّهِ وَٱلۡمَلَٰٓئِكَةِ قَبِيلًا ٩٢

**93.** или: “ако немаш куќа со украси” - или ако не се извишиш на небо - уште: нема да ти веруваме и во извишувањето твое сѐ додека не ни спуштиш Книга што ќе ја читаме.” Кажи: “Славен нека биде Господарот мој! Не сум ли јас само човек пејгамбер!?”

أَوۡ يَكُونَ لَكَ بَيۡتٞ مِّن زُخۡرُفٍ أَوۡ تَرۡقَىٰ فِي ٱلسَّمَآءِ
وَلَن نُّؤۡمِنَ لِرُقِيِّكَ حَتَّىٰ تُنَزِّلَ عَلَيۡنَا كِتَٰبٗا نَّقۡرَؤُهُۥۗ
قُلۡ سُبۡحَانَ رَبِّي هَلۡ كُنتُ إِلَّا بَشَرٗا رَّسُولٗا ٩٣

**94.** А она што луѓето ги спречува - бидејќи им дојде Патоказот - е само тврдењето нивно: “Дали Аллах испрати човек за пејгамбер?”

وَمَا مَنَعَ ٱلنَّاسَ أَن يُؤۡمِنُوٓاْ إِذۡ جَآءَهُمُ ٱلۡهُدَىٰٓ
إِلَّآ أَن قَالُوٓاْ أَبَعَثَ ٱللَّهُ بَشَرٗا رَّسُولٗا ٩٤

**95.** Кажи: “Кога мелеките би оделе по земјата мирно Ние, секако, од небо ќе им испратевме мелек за пејгамбер!”

قُل لَّوۡ كَانَ فِي ٱلۡأَرۡضِ مَلَٰٓئِكَةٞ يَمۡشُونَ
مُطۡمَئِنِّينَ لَنَزَّلۡنَا عَلَيۡهِم مِّنَ ٱلسَّمَآءِ
مَلَكٗا رَّسُولٗا ٩٥

**96.** Кажи: “Аллах е Доволен Сведок меѓу мене и меѓу вас. Он, навистина, е Известен за робовите Свои и Гледач е!

قُلْ كَفَىٰ بِٱللَّهِ شَهِيدًۢا بَيْنِى وَبَيْنَكُمْ ۚ
إِنَّهُۥ كَانَ بِعِبَادِهِۦ خَبِيرًۢا بَصِيرًا ﴿٩٦﴾

**97.** Оној кого Аллах ќе го упати, упатен е, а оној кого Он ќе го скршне во заблуда... за него не ќе најдеш, освен него, заштитници. Ние ќе ги збереме на Денот суден: лицата нивни ќе бидат соборени, ќе бидат и слепи, и неми, и глуви. Прибежиштето нивно е - Цехеннемот! И секојпат кога огнот Саир ќе ослабне Ние ќе го разгориме.

وَمَن يَهْدِ ٱللَّهُ فَهُوَ ٱلْمُهْتَدِ ۖ وَمَن يُضْلِلْ فَلَن تَجِدَ
لَهُمْ أَوْلِيَآءَ مِن دُونِهِۦ ۖ وَنَحْشُرُهُمْ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ
عَلَىٰ وُجُوهِهِمْ عُمْيًا وَبُكْمًا وَصُمًّا ۖ مَّأْوَىٰهُمْ جَهَنَّمُ ۖ
كُلَّمَا خَبَتْ زِدْنَٰهُمْ سَعِيرًا ﴿٩٧﴾

**98.** Ова, токму, е казната нивна, зашто тие, навистина, не веруваа во знаменијата Наши, и велеа: “Кога ќе станеме коски и прашина, тогаш ли ќе бидеме оживеани, одново создадени?”

ذَٰلِكَ جَزَآؤُهُم بِأَنَّهُمْ كَفَرُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا وَقَالُوٓا۟
أَءِذَا كُنَّا عِظَٰمًا وَرُفَٰتًا أَءِنَّا لَمَبْعُوثُونَ خَلْقًا
جَدِيدًا ﴿٩٨﴾

**99.** Не гледаат ли дека Аллах, секако, е Оној кој ги создаде небесата и Земјата, Кој е кадар да создаде ним слични, и да им определи рок во кого нема сомнение. Па, зулумќарите одбиваат, неверувајќи!

۞ أَوَلَمْ يَرَوْا۟ أَنَّ ٱللَّهَ ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلْأَرْضَ قَادِرٌ عَلَىٰٓ أَن يَخْلُقَ مِثْلَهُمْ وَجَعَلَ
لَهُمْ أَجَلًا لَّا رَيْبَ فِيهِ فَأَبَى ٱلظَّٰلِمُونَ
إِلَّا كُفُورًا ﴿٩٩﴾

**100.** Кажи: “И кога би ги поседувале ризниците на милоста од Господарот мој и дури тогаш би ве опфатил страв да потрошите.”Човекот е голем скржавко!

قُل لَّوْ أَنتُمْ تَمْلِكُونَ خَزَآئِنَ رَحْمَةِ رَبِّىٓ إِذًا
لَّأَمْسَكْتُمْ خَشْيَةَ ٱلْإِنفَاقِ ۚ وَكَانَ ٱلْإِنسَٰنُ قَتُورًا ﴿١٠٠﴾

**101.** И на Муса Ние веќе му дадовме девет знаменија јасни.

وَلَقَدْ ءَاتَيْنَا مُوسَىٰ تِسْعَ ءَايَٰتٍۭ بَيِّنَٰتٍ ۖ فَسْـَٔلْ

Па, прашај ги синовите Израилови кога тој, токму, им дојде, и кога фараонот му рече: “При мислење сум дека ти си, Муса, навистина, волшебник!”

بَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ إِذۡ جَآءَهُمۡ فَقَالَ لَهُۥ فِرۡعَوۡنُ
إِنِّي لَأَظُنُّكَ يَٰمُوسَىٰ مَسۡحُورٗا ١٠١

**102.** Муса рече: “Да, знаеш дека тие очигледности ги објави само Господарот на небесата и на Земјата. И јас сметам, о фараоне, дека си ти, навистина, изгубен!”

قَالَ لَقَدۡ عَلِمۡتَ مَآ أَنزَلَ هَٰٓؤُلَآءِ إِلَّا رَبُّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلۡأَرۡضِ بَصَآئِرَ وَإِنِّي لَأَظُنُّكَ
يَٰفِرۡعَوۡنُ مَثۡبُورٗا ١٠٢

**103.** И тогаш фараонот посака да ги истера од земјата. Па, Ние него и оние кои беа со него, заедно, ги потопивме.

فَأَرَادَ أَن يَسۡتَفِزَّهُم مِّنَ ٱلۡأَرۡضِ
فَأَغۡرَقۡنَٰهُ وَمَن مَّعَهُۥ جَمِيعٗا ١٠٣

**104.** И по него на синовите Израилови Ние им рековме: “Населете ја земјата, а кога ќе дојде ветувањето за Ахирет, Ние ќе ве доведеме во дружини!”

وَقُلۡنَا مِنۢ بَعۡدِهِۦ لِبَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ ٱسۡكُنُواْ ٱلۡأَرۡضَ
فَإِذَا جَآءَ وَعۡدُ ٱلۡأٓخِرَةِ جِئۡنَا بِكُمۡ لَفِيفٗا ١٠٤

**105.** И Кур’анот Ние со вистина го објавивме. И Он, токму, со вистина се објавува. И тебе те испративме само како радосник и опоменувач!

وَبِٱلۡحَقِّ أَنزَلۡنَٰهُ وَبِٱلۡحَقِّ نَزَلَۗ وَمَآ أَرۡسَلۡنَٰكَ
إِلَّا مُبَشِّرٗا وَنَذِيرٗا ١٠٥

**106.** И Ние Кур’анот по делови го објавуваме за да им го читаш на луѓето полека. И го објавуваме онака како што го објавуваме.

وَقُرۡءَانٗا فَرَقۡنَٰهُ لِتَقۡرَأَهُۥ عَلَى ٱلنَّاسِ عَلَىٰ مُكۡثٖ
وَنَزَّلۡنَٰهُ تَنزِيلٗا ١٠٦

**107.** Кажи: “Ќе верувате во него или нема да верувате, оние со

قُلۡ ءَامِنُواْ بِهِۦٓ أَوۡ لَا تُؤۡمِنُوٓاْۚ إِنَّ ٱلَّذِينَ أُوتُواْ ٱلۡعِلۡمَ مِن قَبۡلِهِۦٓ

даденото им знаење пред него - кога им се кажува - паѓаат на сеџде со лицата свои,

إِذَا يُتْلَىٰ عَلَيْهِمْ يَخِرُّونَ لِلْأَذْقَانِ سُجَّدًا ﴿١٠٧﴾

**108.** и зборуваат: “Славен нека е Он! Господарот наш! Ветувањето на Господарот наш се оствари!”

وَيَقُولُونَ سُبْحَانَ رَبِّنَا إِن كَانَ وَعْدُ رَبِّنَا لَمَفْعُولًا ﴿١٠٨﴾

**109.** И паѓаат со челата свои, плачејќи, и Он им ја зголемува страхопочитта.

وَيَخِرُّونَ لِلْأَذْقَانِ يَبْكُونَ وَيَزِيدُهُمْ
خُشُوعًا ۩ ﴿١٠٩﴾

**110.** Кажи: “Повикувајте ‘Аллах!’ Или повикувајте ‘Милостив!’ И по кое било име ќе Го повикувате...па, имињата Негови се најубави! При намазот твој не изговарај на глас а ниту скришно во себе, туку најди начин меѓу тоа!

قُلِ ادْعُوا اللَّهَ أَوِ ادْعُوا الرَّحْمَٰنَ ۖ أَيًّا مَّا تَدْعُوا فَلَهُ
الْأَسْمَاءُ الْحُسْنَىٰ ۚ وَلَا تَجْهَرْ بِصَلَاتِكَ
وَلَا تُخَافِتْ بِهَا وَابْتَغِ بَيْنَ ذَٰلِكَ سَبِيلًا ﴿١١٠﴾

**111.** И кажи: “Благодарение на Аллах! Кој не си присвои дете и Кој не зема здруженик во власта и Кој нема потреба од поддржник. И величај Го со величието!”

وَقُلِ الْحَمْدُ لِلَّهِ الَّذِي لَمْ يَتَّخِذْ وَلَدًا وَلَمْ يَكُن لَّهُ شَرِيكٌ
فِي الْمُلْكِ وَلَمْ يَكُن لَّهُ وَلِيٌّ مِّنَ الذُّلِّ ۖ وَكَبِّرْهُ تَكْبِيرًا ﴿١١١﴾

## *ЕЛ-КЕХФ* (Пештера)XVIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** Благодарение на Аллах кој на својот роб му објави Книга која не ја искриви,

الْحَمْدُ لِلَّهِ الَّذِي أَنزَلَ عَلَىٰ عَبْدِهِ الْكِتَابَ
وَلَمْ يَجْعَل لَّهُ عِوَجًا ۜ ﴿١﴾

**2.** туку: вистинска за да опомене со казна тешка од Него и да ги зарадува верниците кои работат добри дела дека за нив има, навистина, награда убава,

قَيِّمًا لِّيُنذِرَ بَأْسًا شَدِيدًا مِّن لَّدُنْهُ
وَيُبَشِّرَ الْمُؤْمِنِينَ الَّذِينَ يَعْمَلُونَ
الصَّالِحَاتِ أَنَّ لَهُمْ أَجْرًا حَسَنًا ٢

**3.** во која за навек ќе останат,

مَّاكِثِينَ فِيهِ أَبَدًا ٣

**4.** и да ги опомене оние кои тврдат дека Аллах си присвои дете.

وَيُنذِرَ الَّذِينَ قَالُوا اتَّخَذَ اللَّهُ وَلَدًا ٤

**5.** Оние за тоа не знаат, а не знаат ни предците нивни. Е, само колку е крупен зборот што излегува од устите нивни! Тие само лаги зборуваат!

مَّا لَهُم بِهِ مِنْ عِلْمٍ وَلَا لِآبَائِهِمْ كَبُرَتْ كَلِمَةً
تَخْرُجُ مِنْ أَفْوَاهِهِمْ إِن يَقُولُونَ إِلَّا كَذِبًا ٥

**6.**Па, жалејќи, зарем да пукнеш заради впечатоците нивни ако не веруваат во овој говор.

فَلَعَلَّكَ بَاخِعٌ نَّفْسَكَ عَلَىٰ آثَارِهِمْ إِن لَّمْ يُؤْمِنُوا
بِهَٰذَا الْحَدِيثِ أَسَفًا ٦

**7.** Сѐ што е на земјата Ние, навистина, го создадовме да биде украс нејзин за да пробаме кој од нив ќе работи најубаво!

إِنَّا جَعَلْنَا مَا عَلَى الْأَرْضِ زِينَةً لَّهَا لِنَبْلُوَهُمْ
أَيُّهُمْ أَحْسَنُ عَمَلًا ٧

**8.** И Ние, секако, ќе ја направиме гола пустина!

وَإِنَّا لَجَاعِلُونَ مَا عَلَيْهَا صَعِيدًا جُرُزًا ٨

**9.** Или сметаш ли дека жителите на пештерата и на Реким беа од знаменијата Наши најчудесни?

أَمْ حَسِبْتَ أَنَّ أَصْحَابَ الْكَهْفِ وَالرَّقِيمِ كَانُوا
مِنْ آيَاتِنَا عَجَبًا ٩

**10.** Кога младите момчиња се засолнија во пештерата, тогаш

إِذْ أَوَى الْفِتْيَةُ إِلَى الْكَهْفِ فَقَالُوا رَبَّنَا آتِنَا

рекоа: “Господаре наш, дај ни од милоста Твоја и подготви нè со добро однесување во работата наша!”

مِن لَّدُنكَ رَحْمَةً وَهَيِّئْ لَنَا مِنْ أَمْرِنَا رَشَدًا ﴿١٠﴾

**11.** И Ние ги заспавме во пештерата години многу,

فَضَرَبْنَا عَلَىٰٓ ءَاذَانِهِمْ فِى ٱلْكَهْفِ
سِنِينَ عَدَدًا ﴿١١﴾

**12.** а потоа Ние ги пробудивме за да дознаеме која од двете странки подобро ќе го брои времето, во кое останаа.

ثُمَّ بَعَثْنَٰهُمْ لِنَعْلَمَ أَىُّ ٱلْحِزْبَيْنِ
أَحْصَىٰ لِمَا لَبِثُوٓا۟ أَمَدًا ﴿١٢﴾

**13.** И Ние вистински ти го кажуваме кажувањето за нив: тие беа млади кои, навистина, веруваа во Господарот свој и им го зголемивме Патоказот, навистина!

نَّحْنُ نَقُصُّ عَلَيْكَ نَبَأَهُم بِٱلْحَقِّ ۚ
إِنَّهُمْ فِتْيَةٌ ءَامَنُوا۟ بِرَبِّهِمْ وَزِدْنَٰهُمْ هُدًى ﴿١٣﴾

**14.** И Ние ги зајакнавме срцата нивни кога се разбудија, па рекоа:“Господарот наш е Господарот на небесата и на Земјата. Друг бог освен Него не повикуваме. Во спротивно, секако, невистина ќе зборуваме.

وَرَبَطْنَا عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ إِذْ قَامُوا۟ فَقَالُوا۟ رَبُّنَا رَبُّ
ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ لَن نَّدْعُوَا۟ مِن دُونِهِۦٓ إِلَٰهًا ۖ
لَّقَدْ قُلْنَآ إِذًا شَطَطًا ﴿١٤﴾

**15.** Еве, какви се луѓето наши! Прифатија други богови освен Него. Зошто, тогаш, за нив не донесоа доказ јасен? И кој е поголем зулумќар од оној кој фрла лага врз Аллах?

هَٰٓؤُلَآءِ قَوْمُنَا ٱتَّخَذُوا۟ مِن دُونِهِۦٓ ءَالِهَةً ۖ
لَّوْلَا يَأْتُونَ عَلَيْهِم بِسُلْطَٰنٍۭ بَيِّنٍ ۖ
فَمَنْ أَظْلَمُ مِمَّنِ ٱفْتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًا ﴿١٥﴾

**16.** И штом се оддалечивте од нив и од она што го обожаваа освен Аллах: “Скријте се во

وَإِذِ ٱعْتَزَلْتُمُوهُمْ وَمَا يَعْبُدُونَ إِلَّا ٱللَّهَ فَأْوُۥٓا۟
إِلَى ٱلْكَهْفِ يَنشُرْ لَكُمْ رَبُّكُم مِّن رَّحْمَتِهِۦ

пештерата. Господарот ваш ќе ве опсипа од милоста Своја, и ќе ви подготви од работата ваша корист некаква.”

وَيُهَيِّئْ لَكُم مِّنْ أَمْرِكُم مِّرْفَقًا ١٦

**17.** И ти гледаш кога сонцето изгрева како се шири на десната страна од пештерата нивна, а кога заоѓа поминува на нивната лева страна, додека се тие во еден отворен простор во средината нејзина. Ете, тоа се од знаменијата Аллахови. Оној што Аллах ќе го упати... па, упатен е, а оној кого Он ќе го скршне во заблуда... па, за него не ќе најдеш ни заштитник ни показник.

۞ وَتَرَى الشَّمْسَ إِذَا طَلَعَت تَّزَاوَرُ عَن كَهْفِهِمْ
ذَاتَ الْيَمِينِ وَإِذَا غَرَبَت تَّقْرِضُهُمْ ذَاتَ الشِّمَالِ
وَهُمْ فِي فَجْوَةٍ مِّنْهُ ذَٰلِكَ مِنْ آيَاتِ اللَّهِ مَن يَهْدِ
اللَّهُ فَهُوَ الْمُهْتَدِ وَمَن يُضْلِلْ فَلَن تَجِدَ
لَهُ وَلِيًّا مُّرْشِدًا ١٧

**18.** И би поверувал дека се будни, а оние спијат. И ги вртиме било на левата било на десната страна, а кучето нивно беше ги пружило предните нозе кон отворот. И кога би ги видел во бегство ќе се дадеше и страв ќе те обземеше.

وَتَحْسَبُهُمْ أَيْقَاظًا وَهُمْ رُقُودٌ وَنُقَلِّبُهُمْ ذَاتَ
الْيَمِينِ وَذَاتَ الشِّمَالِ وَكَلْبُهُم بَاسِطٌ ذِرَاعَيْهِ
بِالْوَصِيدِ لَوِ اطَّلَعْتَ عَلَيْهِمْ لَوَلَّيْتَ مِنْهُمْ
فِرَارًا وَلَمُلِئْتَ مِنْهُمْ رُعْبًا ١٨

**19.** И ете, така Ние ги пробудивме за да се прашуваат еднисодруги. Говорник еден меѓу нив рече: “Колку останавте?” Рекоа: “Останавме еден ден или дел од еден ден.” Рекоа: “Господарот ваш најдобро знае колку останавте.” Испратете, тогаш, еден од вас со овие сребренарии ваши, па градот нека види која е најчистата храна и нека ви донесе од ‘рскот, нека се

وَكَذَٰلِكَ بَعَثْنَاهُمْ لِيَتَسَاءَلُوا بَيْنَهُمْ قَالَ
قَائِلٌ مِّنْهُمْ كَمْ لَبِثْتُمْ قَالُوا لَبِثْنَا يَوْمًا
أَوْ بَعْضَ يَوْمٍ قَالُوا رَبُّكُمْ أَعْلَمُ بِمَا لَبِثْتُمْ
فَابْعَثُوا أَحَدَكُم بِوَرِقِكُمْ
هَٰذِهِ إِلَى الْمَدِينَةِ فَلْيَنظُرْ أَيُّهَا أَزْكَىٰ
طَعَامًا فَلْيَأْتِكُم بِرِزْقٍ مِّنْهُ وَلْيَتَلَطَّفْ
وَلَا يُشْعِرَنَّ بِكُمْ أَحَدًا ١٩

однесува учтиво и нека никого не извести за вас,

**20.** зашто, ако откријат за вас, навистина, ќе ве каменуваат или ќе ве вратат во верата нивна и тогаш, за навек, нема да успеете.”

إِنَّهُمْ إِن يَظْهَرُوا عَلَيْكُمْ يَرْجُمُوكُمْ
أَوْ يُعِيدُوكُمْ فِي مِلَّتِهِمْ
وَلَن تُفْلِحُوا إِذًا أَبَدًا ﴿٢٠﴾

**21.** И ете, така Ние ги запознавме другите за нив за да знаат дека ветувањето Аллахо-во, навистина, е вистинско и дека во Часот последен нема сомнение, навистина! Тогаш кога за работата нивна расправаа еднисодруги, рекоа: “Подигнете над нив една зграда. Господарот нивни најдобро ги знае.” Оние кои преовладуваа во таа работа нивна, рекоа: “Да изградиме еден храм пред нив!”

وَكَذَٰلِكَ أَعْثَرْنَا عَلَيْهِمْ لِيَعْلَمُوا أَنَّ وَعْدَ
اللَّهِ حَقٌّ وَأَنَّ السَّاعَةَ لَا رَيْبَ فِيهَا إِذْ يَتَنَازَعُونَ
بَيْنَهُمْ أَمْرَهُمْ فَقَالُوا ابْنُوا عَلَيْهِم بُنْيَانًا رَّبُّهُمْ
أَعْلَمُ بِهِمْ قَالَ الَّذِينَ غَلَبُوا عَلَىٰ أَمْرِهِمْ
لَنَتَّخِذَنَّ عَلَيْهِم مَّسْجِدًا ﴿٢١﴾

**22.** Ќе речат: “Тројца се, кучето нивно е четвртото.” Ќе речат: Петмина се, кучето нивно е шестото.” За невидливото ќе дофрлуваат. Ќе речат: “Седмина се, кучето нивно е осмото...” Кажи: “Господарот мој најдобро го знае бројот нивни.” И само малкумина го знаат. И расправај за нив само привидно и не барај, во врска со нив, мислење од никого!

سَيَقُولُونَ ثَلَاثَةٌ رَّابِعُهُمْ كَلْبُهُمْ وَيَقُولُونَ
خَمْسَةٌ سَادِسُهُمْ كَلْبُهُمْ رَجْمًا بِالْغَيْبِ وَيَقُولُونَ
سَبْعَةٌ وَثَامِنُهُمْ كَلْبُهُمْ قُل رَّبِّي أَعْلَمُ بِعِدَّتِهِم
مَّا يَعْلَمُهُمْ إِلَّا قَلِيلٌ فَلَا تُمَارِ فِيهِمْ إِلَّا مِرَاءً ظَاهِرًا
وَلَا تَسْتَفْتِ فِيهِم مِّنْهُمْ أَحَدًا ﴿٢٢﴾

**23.** И никогаш не вели, во врска со некоја работа: “Ова ќе го направам утре”,

وَلَا تَقُولَنَّ لِشَيْءٍ إِنِّي فَاعِلٌ ذَٰلِكَ غَدًا ﴿٢٣﴾

**24.** - само: “Иншаллах,” и кога ќе заборавиш спомени Го Господарот твој, и речи: “Господарот мој, можеби, ќе ме упати кон она што е поблиску од овој показ!”

إِلَّآ أَن يَشَآءَ ٱللَّهُۚ وَٱذۡكُر رَّبَّكَ إِذَا نَسِيتَ وَقُلۡ
عَسَىٰٓ أَن يَهۡدِيَنِ رَبِّي لِأَقۡرَبَ مِنۡ هَٰذَا رَشَدٗا ٢٤

**25.** И останаа во пештерата своја триста години и додадоа девет години.

وَلَبِثُواْ فِي كَهۡفِهِمۡ ثَلَٰثَ مِاْئَةٖ سِنِينَ
وَٱزۡدَادُواْ تِسۡعٗا ٢٥

**26.** Кажи: “Аллах најдобро знае колку тие останаа. Тајната на небесата и на Земјата е - Аллахова!Е, колку Он гледа и колку Он слуша! Освен Него тие немаат заштитник и во одлуката Негова никој не учествува.

قُلِ ٱللَّهُ أَعۡلَمُ بِمَا لَبِثُواْۖ لَهُۥ غَيۡبُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلۡأَرۡضِۖ أَبۡصِرۡ بِهِۦ وَأَسۡمِعۡۚ
مَا لَهُم مِّن دُونِهِۦ مِن وَلِيّٖ وَلَا يُشۡرِكُ
فِي حُكۡمِهِۦٓ أَحَدٗا ٢٦

**27.** И кажувај го она што ти е објавено од Книгата на Господарот твој. Нема никој што може да ги промени Неговите зборови. И не ќе најдеш друго, освен Неговото прибежиште!

وَٱتۡلُ مَآ أُوحِيَ إِلَيۡكَ مِن كِتَابِ رَبِّكَۖ لَا مُبَدِّلَ
لِكَلِمَٰتِهِۦ وَلَن تَجِدَ مِن دُونِهِۦ مُلۡتَحَدٗا ٢٧

**28.** И стрпи се заедно со оние кои Го повикуваат Господарот свој и наутро и навечер, посакувајќи Го лицето Негово, и не тргај ги опулите твои од нив, посакувајќи го украсот во животот на овој свет; и не биди послушен кон оној чие срце го потемнивме и кој не Нè споменува, и кој ја следи страста своја, а неговата постапка му е прекумерна.

وَٱصۡبِرۡ نَفۡسَكَ مَعَ ٱلَّذِينَ يَدۡعُونَ رَبَّهُم
بِٱلۡغَدَوٰةِ وَٱلۡعَشِيِّ يُرِيدُونَ وَجۡهَهُۥۖ وَلَا تَعۡدُ
عَيۡنَاكَ عَنۡهُمۡ تُرِيدُ زِينَةَ ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَاۖ وَلَا تُطِعۡ
مَنۡ أَغۡفَلۡنَا قَلۡبَهُۥ عَن ذِكۡرِنَا وَٱتَّبَعَ هَوَىٰهُ وَكَانَ
أَمۡرُهُۥ فُرُطٗا ٢٨

**29.** И кажи: “Вистината е од Господарот твој... па, кој сака нека верува па, кој сака нека не верува.” За зулумќарите Ние, навистина, подготвивме оган чиј чад ќе ги опфати сите. А ако, пак, побараат помош ќе им се даде помош со вода како растопена руда што ги пржи лицата. Е, само колку лоша напивка е таа! Е, само колку лошо сместување е тоа!

وَقُلِ ٱلۡحَقُّ مِن رَّبِّكُمۡۖ فَمَن شَآءَ فَلۡيُؤۡمِن وَمَن شَآءَ
فَلۡيَكۡفُرۡۚ إِنَّآ أَعۡتَدۡنَا لِلظَّٰلِمِينَ نَارًا أَحَاطَ بِهِمۡ
سُرَادِقُهَاۚ وَإِن يَسۡتَغِيثُواْ يُغَاثُواْ بِمَآءٖ كَٱلۡمُهۡلِ
يَشۡوِي ٱلۡوُجُوهَۚ بِئۡسَ ٱلشَّرَابُ
وَسَآءَتۡ مُرۡتَفَقًا ٢٩

**30.** Оние кои, навистина, веруваат и кои работат добри дела... та, Ние не ќе ја поништиме наградата на оној кој прави добро дело!

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
إِنَّا لَا نُضِيعُ أَجۡرَ مَنۡ أَحۡسَنَ عَمَلًا ٣٠

**31.** За нив има бавчи еденски низ кои реки течат; ќе бидат украсени со белезии од злато и облечени со облека зелена од тенка и дебела свила и ќе бидат на дивани потпрени. Е, само колку е убава таа награда! Е, само колку убаво прибежиште е тоа!

أُوْلَٰٓئِكَ لَهُمۡ جَنَّٰتُ عَدۡنٖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهِمُ ٱلۡأَنۡهَٰرُ
يُحَلَّوۡنَ فِيهَا مِنۡ أَسَاوِرَ مِن ذَهَبٖ وَيَلۡبَسُونَ ثِيَابًا
خُضۡرٗا مِّن سُندُسٖ وَإِسۡتَبۡرَقٖ مُّتَّكِـِٔينَ
فِيهَا عَلَى ٱلۡأَرَآئِكِۚ نِعۡمَ ٱلثَّوَابُ وَحَسُنَتۡ مُرۡتَفَقٗا ٣١

**32.** И изнеси им го примерот на двајцата: на едниот од нив Ние му дадовме две бавчи со лозја и ги заградивме со урми и меѓу нив Ние нива поставивме.

۞ وَٱضۡرِبۡ لَهُم مَّثَلٗا رَّجُلَيۡنِ جَعَلۡنَا لِأَحَدِهِمَا جَنَّتَيۡنِ
مِنۡ أَعۡنَٰبٖ وَحَفَفۡنَٰهُمَا بِنَخۡلٖ وَجَعَلۡنَا بَيۡنَهُمَا زَرۡعٗا ٣٢

**33.** И двете бавчи го даваа плодот свој и во ништо не беа оштетени, и меѓу нив Ние дадовме река да тече.

كِلۡتَا ٱلۡجَنَّتَيۡنِ ءَاتَتۡ أُكُلَهَا وَلَمۡ تَظۡلِم مِّنۡهُ شَيۡـٔٗاۚ
وَفَجَّرۡنَا خِلَٰلَهُمَا نَهَرٗا ٣٣

**34.** И за него имаше и други плодови, па му рече на својот другар, разговарајќи еден ден: “Побогат сум од тебе и посилно е потомството мое!”

وَكَانَ لَهُۥ ثَمَرٌ فَقَالَ لِصَٰحِبِهِۦ وَهُوَ يُحَاوِرُهُۥٓ
أَنَا۠ أَكْثَرُ مِنكَ مَالًا وَأَعَزُّ نَفَرًا ٣٤

**35.** И влезе во бавчата своја. Меѓутоа, направи грешка, говорејќи: “Мислам дека ова ќе остане за навек.

وَدَخَلَ جَنَّتَهُۥ وَهُوَ ظَالِمٌ لِّنَفْسِهِۦ قَالَ مَآ أَظُنُّ
أَن تَبِيدَ هَٰذِهِۦٓ أَبَدًا ٣٥

**36.** Не мислам дека ќе се оствари Часот. Ако бидам вратен кај Господарот мој ќе најдам подобро место во замена за ова.”

وَمَآ أَظُنُّ ٱلسَّاعَةَ قَآئِمَةً وَلَئِن رُّدِدتُّ إِلَىٰ رَبِّى
لَأَجِدَنَّ خَيْرًا مِّنْهَا مُنقَلَبًا ٣٦

**37.** И му рече другарот негов, разговарајќи со него: “Не веруваш ли во оној кој те создаде од земја, потоа од семе, а потоа те создаде како човек?”

قَالَ لَهُۥ صَاحِبُهُۥ وَهُوَ يُحَاوِرُهُۥٓ أَكَفَرْتَ بِٱلَّذِى
خَلَقَكَ مِن تُرَابٍ ثُمَّ مِن نُّطْفَةٍ ثُمَّ سَوَّىٰكَ رَجُلًا ٣٧

**38.** Но, Он, Аллах, е Господарот мој. На Господарот мој не Му здружувам никого.

لَّٰكِنَّا۠ هُوَ ٱللَّهُ رَبِّى وَلَآ أُشْرِكُ بِرَبِّىٓ أَحَدًا ٣٨

**39.** Во бавчата твоја кога влезе да речеше: “Машаллах, нема друга моќ освен онаа кај Аллах, иако гледаш дека јас имам помалку имот од тебе, и деца!

وَلَوْلَآ إِذْ دَخَلْتَ جَنَّتَكَ قُلْتَ مَا شَآءَ ٱللَّهُ لَا قُوَّةَ
إِلَّا بِٱللَّهِ إِن تَرَنِ أَنَا۠ أَقَلَّ مِنكَ مَالًا وَوَلَدًا ٣٩

**40.** Па, Господарот мој, можеби, ќе ми даде подобра бавча од твојата, па ќе испрати град од небо и ќе стане само лизгава површина,

فَعَسَىٰ رَبِّىٓ أَن يُؤْتِيَنِ خَيْرًا مِّن جَنَّتِكَ وَيُرْسِلَ
عَلَيْهَا حُسْبَانًا مِّنَ ٱلسَّمَآءِ فَتُصْبِحَ صَعِيدًا
زَلَقًا ٤٠

**41.** или нејзината вода да потоне па никогаш да не можеш да ја најдеш."

أَوْ يُصْبِحَ مَآؤُهَا غَوْرًا فَلَن تَسْتَطِيعَ لَهُۥ طَلَبًا ﴿٤١﴾

**42.** И пропадна плодот нејзин, и тогаш почна да ги крши прстите заради она што го потроши во неа, и потпорниците од лозјето се срушија. И рече: "Тешко мене! Зошто ли му припишував на Аллах здруженик!"

وَأُحِيطَ بِثَمَرِهِۦ فَأَصْبَحَ يُقَلِّبُ كَفَّيْهِ عَلَىٰ مَآ أَنفَقَ فِيهَا وَهِيَ خَاوِيَةٌ عَلَىٰ عُرُوشِهَا وَيَقُولُ يَٰلَيْتَنِي لَمْ أُشْرِكْ بِرَبِّيٓ أَحَدًا ﴿٤٢﴾

**43.** И тој немаше дружина која ќе му помогне, освен Аллах. И не беше победник!

وَلَمْ تَكُن لَّهُۥ فِئَةٌ يَنصُرُونَهُۥ مِن دُونِ ٱللَّهِ وَمَا كَانَ مُنتَصِرًا ﴿٤٣﴾

**44.** Заштитата тука е од Аллах, Вистината. Он најдобро наградува и најдобро ги завршува работите!

هُنَالِكَ ٱلْوَلَٰيَةُ لِلَّهِ ٱلْحَقِّ ۚ هُوَ خَيْرٌ ثَوَابًا وَخَيْرٌ عُقْبًا ﴿٤٤﴾

**45.** И изнеси им го примерот за животот на овој свет: сличен е на вода која Ние ја спуштаме од небо со која се мешаат растенијата на земјата, па ќе станат суви и ветрот ќе ги разнесе. И Аллах е Кадар за сè!

وَٱضْرِبْ لَهُم مَّثَلَ ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا كَمَآءٍ أَنزَلْنَٰهُ مِنَ ٱلسَّمَآءِ فَٱخْتَلَطَ بِهِۦ نَبَاتُ ٱلْأَرْضِ فَأَصْبَحَ هَشِيمًا تَذْرُوهُ ٱلرِّيَٰحُ ۗ وَكَانَ ٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ مُّقْتَدِرًا ﴿٤٥﴾

**46.** Имотот и синовите се украс во животот на овој свет. Добрите дела кои остануваат, меѓутоа, се подобри кај Господарот твој: наградата е подобра и надежта е подобра.

ٱلْمَالُ وَٱلْبَنُونَ زِينَةُ ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا ۖ وَٱلْبَٰقِيَٰتُ ٱلصَّٰلِحَٰتُ خَيْرٌ عِندَ رَبِّكَ ثَوَابًا وَخَيْرٌ أَمَلًا ﴿٤٦﴾

**47.** И на Денот во кој Ние ќе ги разнишаме планините земјата ќе

وَيَوْمَ نُسَيِّرُ ٱلْجِبَالَ وَتَرَى ٱلْأَرْضَ بَارِزَةً

ја видиш порамнета. И Ние ќе ги збереме без да иземеме некого!

وَحَشَرْنَٰهُمْ فَلَمْ نُغَادِرْ مِنْهُمْ أَحَدًا ﴿٤٧﴾

**48.** И ќе бидат претставени кај Господарот твој во редови. Ни дојдовте, секако, онака како што ве создадовме првпат. Но, мислевте ли дека Ние никогаш не ќе го исполниме ветувањето кон вас?

وَعُرِضُوا۟ عَلَىٰ رَبِّكَ صَفًّا لَّقَدْ جِئْتُمُونَا كَمَا خَلَقْنَٰكُمْ
أَوَّلَ مَرَّةٍۭ ۚ بَلْ زَعَمْتُمْ أَلَّن نَّجْعَلَ لَكُم مَّوْعِدًا ﴿٤٨﴾

**49.** Ќе биде поставена Книга, а силниците ќе ги видиш преплашени заради она што е во неа, па ќе речат: “Тешко нам! Каква е оваа Книга? Ни мало ни големо во неа не е изземено, сѐ е изброено.” И ќе го најдат подготвено она што го работеа. И Господарот твој зулум не ќе направи никому.

وَوُضِعَ ٱلْكِتَٰبُ فَتَرَى ٱلْمُجْرِمِينَ مُشْفِقِينَ مِمَّا فِيهِ
وَيَقُولُونَ يَٰوَيْلَتَنَا مَالِ هَٰذَا ٱلْكِتَٰبِ لَا يُغَادِرُ
صَغِيرَةً وَلَا كَبِيرَةً إِلَّآ أَحْصَىٰهَا ۚ وَوَجَدُوا۟ مَا عَمِلُوا۟
حَاضِرًا ۗ وَلَا يَظْلِمُ رَبُّكَ أَحَدًا ﴿٤٩﴾

**50.** И кога Ние им рековме на мелеките: “Паднете му на сеџде на Адем!” Сите паднаа на сеџде, освен Иблис. Тој беше меѓу џиновите па ја оскверни заповедта од Господарот свој. Ќе ги земате ли, тогаш, него и потомството негово за заштитници покрај мене? Оние се ваши непријатели. Е, само колку е лоша таа замена за зулумќарите!

وَإِذْ قُلْنَا لِلْمَلَٰٓئِكَةِ ٱسْجُدُوا۟ لِءَادَمَ فَسَجَدُوٓا۟
إِلَّآ إِبْلِيسَ كَانَ مِنَ ٱلْجِنِّ فَفَسَقَ عَنْ أَمْرِ رَبِّهِۦٓ ۗ
أَفَتَتَّخِذُونَهُۥ وَذُرِّيَّتَهُۥٓ أَوْلِيَآءَ مِن دُونِى
وَهُمْ لَكُمْ عَدُوٌّۢ ۚ بِئْسَ لِلظَّٰلِمِينَ بَدَلًا ﴿٥٠﴾

**51.** Не ги имав за сведоци при создавањето на небесата и на Земјата и при создавањето нивно, и не ги земав за помош скршнатите во заблуда!

۞ مَّآ أَشْهَدتُّهُمْ خَلْقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَلَا خَلْقَ
أَنفُسِهِمْ وَمَا كُنتُ مُتَّخِذَ ٱلْمُضِلِّينَ عَضُدًا ﴿٥١﴾

**52.** И Денот во кој Он ќе рече: “Повикајте ги оние кои ги сметавте за здруженици Мои.” Па, ќе ги повикаат и не ќе им се озвијат. Меѓу нив Ние определивме место во кое ќе пропаднат.

وَيَوۡمَ يَقُولُ نَادُواْ شُرَكَآءِيَ ٱلَّذِينَ زَعَمۡتُمۡ
فَدَعَوۡهُمۡ فَلَمۡ يَسۡتَجِيبُواْ لَهُمۡ وَجَعَلۡنَا بَيۡنَهُم
مَّوۡبِقٗا ٥٢

**53.** И силниците ќе го видат огнот и тогаш ќе сфатат дека ќе паднат во него, и од него не ќе можат да се избават.

وَرَءَا ٱلۡمُجۡرِمُونَ ٱلنَّارَ فَظَنُّوٓاْ أَنَّهُم مُّوَاقِعُوهَا
وَلَمۡ يَجِدُواْ عَنۡهَا مَصۡرِفٗا ٥٣

**54.** И Ние во овој Кур’ан поредивме, секако, примери секакви за луѓето. Човекот од сите суштества, меѓутоа, најмногу расправа.

وَلَقَدۡ صَرَّفۡنَا فِي هَٰذَا ٱلۡقُرۡءَانِ لِلنَّاسِ مِن كُلِّ
مَثَلٖۚ وَكَانَ ٱلۡإِنسَٰنُ أَكۡثَرَ شَيۡءٖ جَدَلٗا ٥٤

**55.** И кога им дојде Патоказот им забрануваат на луѓето не им забрануваа да веруваат во нешто, и да бараат прошка од Господарот свој само за да им се повтори праксата на одамнешните или да им дојде казната непосредно.

وَمَا مَنَعَ ٱلنَّاسَ أَن يُؤۡمِنُوٓاْ إِذۡ جَآءَهُمُ ٱلۡهُدَىٰ
وَيَسۡتَغۡفِرُواْ رَبَّهُمۡ إِلَّآ أَن تَأۡتِيَهُمۡ سُنَّةُ
ٱلۡأَوَّلِينَ أَوۡ يَأۡتِيَهُمُ ٱلۡعَذَابُ قُبُلٗا ٥٥

**56.** Пејгамберите Ние ги испраќаме само како радосници и опоменувачи. Оние кои не веруваат расправаат за невистината за да ја отстранат вистината со неа. А знаменијата и опомените Мои ги исмеваат!

وَمَا نُرۡسِلُ ٱلۡمُرۡسَلِينَ إِلَّا مُبَشِّرِينَ وَمُنذِرِينَۚ
وَيُجَٰدِلُ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ بِٱلۡبَٰطِلِ لِيُدۡحِضُواْ بِهِ
ٱلۡحَقَّۖ وَٱتَّخَذُوٓاْ ءَايَٰتِي وَمَآ أُنذِرُواْ هُزُوٗا ٥٦

**57.** И кој е поголем зулумќар од оној кој, кога ќе се споменат

وَمَنۡ أَظۡلَمُ مِمَّن ذُكِّرَ بِـَٔايَٰتِ رَبِّهِۦ فَأَعۡرَضَ عَنۡهَا

ајетите на Господарот негов, е рамнодушен кон нив, и кој заборава она што го направија рацете негови. Врз срцата нивни Ние им ставивме завеса за да не го разберат Кур'анот, а во ушите нивни тежина. И ако ги повикаш кон Патоказот, тогаш, за навек не ќе се упатат.

وَنَسِيَ مَا قَدَّمَتْ يَدَاهُ ۚ إِنَّا جَعَلْنَا عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ
أَكِنَّةً أَن يَفْقَهُوهُ وَفِي آذَانِهِمْ وَقْرًا ۖ
وَإِن تَدْعُهُمْ إِلَى الْهُدَىٰ
فَلَن يَهْتَدُوا إِذًا أَبَدًا ﴿٥٧﴾

**58.** Господарот твој е Простувач и Посредник на милоста. Кога би го земал предвид кај нив она што го спечалија, казната веднаш ќе им дојде. Но, за нив има време определено и, освен ова, не ќе најдат засолниште.

وَرَبُّكَ الْغَفُورُ ذُو الرَّحْمَةِ ۖ لَوْ يُؤَاخِذُهُم
بِمَا كَسَبُوا لَعَجَّلَ لَهُمُ الْعَذَابَ ۚ بَل لَّهُم
مَّوْعِدٌ لَّن يَجِدُوا مِن دُونِهِ مَوْئِلًا ﴿٥٨﴾

**59.** И тие градови Ние ги уништивме, затоа што зулум праваеа, и точно време определивме за уривањето нивно.

وَتِلْكَ الْقُرَىٰ أَهْلَكْنَاهُمْ لَمَّا ظَلَمُوا
وَجَعَلْنَا لِمَهْلِكِهِم مَّوْعِدًا ﴿٥٩﴾

**60.** И кога Муса му рече на своето момче: “Не ќе престанам да одам сѐ додека не дојдам до едно место кадешто се спојуваат две морињa или, пак, ќе пешачам долго време.”

وَإِذْ قَالَ مُوسَىٰ لِفَتَاهُ لَا أَبْرَحُ حَتَّىٰ
أَبْلُغَ مَجْمَعَ الْبَحْرَيْنِ أَوْ أَمْضِيَ حُقُبًا ﴿٦٠﴾

**61.** И бидејќи дојдоа до местото кадешто се спојуваат две морињa, ја заборавија рибата своја која слободно си го зеде својот правец кон морето.

فَلَمَّا بَلَغَا مَجْمَعَ بَيْنِهِمَا نَسِيَا حُوتَهُمَا
فَاتَّخَذَ سَبِيلَهُ فِي الْبَحْرِ سَرَبًا ﴿٦١﴾

**62.** И бидејќи поминаа преку, Муса му рече на момчето: “Дај ни ја храната зашто веќе се уморивме од ова патување наше!”

فَلَمَّا جَاوَزَا قَالَ لِفَتَاهُ آتِنَا غَدَاءَنَا
لَقَدْ لَقِينَا مِن سَفَرِنَا هَٰذَا نَصَبًا ﴿٦٢﴾

**63.** Рече: “Не виде ли дека кога отседнавме кај пештерата дека јас, навистина, заборавив на рибата. Само Шејтанот ме натера да заборавам на неа: таа си тргна кон својот правец низ морето, чудесно!”

قَالَ أَرَءَيۡتَ إِذۡ أَوَيۡنَآ إِلَى ٱلصَّخۡرَةِ فَإِنِّي نَسِيتُ
ٱلۡحُوتَ وَمَآ أَنسَىٰنِيهُ إِلَّا ٱلشَّيۡطَٰنُ أَنۡ أَذۡكُرَهُۥۚ
وَٱتَّخَذَ سَبِيلَهُۥ فِي ٱلۡبَحۡرِ عَجَبٗا ٦٣

**64.** Муса рече: “Ете, тоа е она, токму, кон што тежнееме.” Па, ете се вратија, следејќи ги стапалките свои!

قَالَ ذَٰلِكَ مَا كُنَّا نَبۡغِۚ فَٱرۡتَدَّا عَلَىٰٓ ءَاثَارِهِمَا
قَصَصٗا ٦٤

**65.** Па, најдоа еден од робовите Наши кому му дадовме милост од Нас и кого Ние го поучивме со знаење од Нас.

فَوَجَدَا عَبۡدٗا مِّنۡ عِبَادِنَآ ءَاتَيۡنَٰهُ رَحۡمَةٗ
مِّنۡ عِندِنَا وَعَلَّمۡنَٰهُ مِن لَّدُنَّا عِلۡمٗا ٦٥

**66.** И Муса му рече: “Да те следам ли па да ме поучиш со оној показ со кој си ти, токму, поучен?”

قَالَ لَهُۥ مُوسَىٰ هَلۡ أَتَّبِعُكَ عَلَىٰٓ أَن تُعَلِّمَنِ
مِمَّا عُلِّمۡتَ رُشۡدٗا ٦٦

**67.** Рече: “Ти, навистина, не ќе можеш да издржиш со мене!

قَالَ إِنَّكَ لَن تَسۡتَطِيعَ مَعِيَ صَبۡرٗا ٦٧

68. Како да се стрпиш за она за што не си известен?”

وَكَيۡفَ تَصۡبِرُ عَلَىٰ مَا لَمۡ تُحِطۡ بِهِۦ خُبۡرٗا ٦٨

**69.** Рече: “Ќе ме најдеш, иншаллах, трпелив и во сѐ послушен кон тебе!”

قَالَ سَتَجِدُنِيٓ إِن شَآءَ ٱللَّهُ صَابِرٗا
وَلَآ أَعۡصِي لَكَ أَمۡرٗا ٦٩

**70.** Му рече на Муса: “Па, ако ме следиш, тогаш, не прашувај

قَالَ فَإِنِ ٱتَّبَعۡتَنِي فَلَا تَسۡـَٔلۡنِي عَن شَيۡءٍ

ме за ништо сѐ додека тоа не ти го објаснам!”

حَتَّىٰٓ أُحۡدِثَ لَكَ مِنۡهُ ذِكۡرٗا ٧٠

**71.** И така тргнаа тие двајцата, и кога се качија на чамецот, го избуши чамецот. Рече: “Го избуши ли за да се удават сопствениците негови? Направи, секако, крупна работа!”

فَٱنطَلَقَا حَتَّىٰٓ إِذَا رَكِبَا فِي ٱلسَّفِينَةِ خَرَقَهَاۖ قَالَ
أَخَرَقۡتَهَا لِتُغۡرِقَ أَهۡلَهَا لَقَدۡ جِئۡتَ شَيۡـًٔا إِمۡرٗا ٧١

**72.** Оној рече: “Нели ти реков дека ти, навистина, не ќе можеш да издржиш со мене!”

قَالَ أَلَمۡ أَقُلۡ إِنَّكَ لَن تَسۡتَطِيعَ مَعِيَ صَبۡرٗا ٧٢

**73.** Муса рече: “Не земај го предвид она што го заборавив, и не оптоварувај ме во оваа моја тешка работа!”

قَالَ لَا تُؤَاخِذۡنِي بِمَا نَسِيتُ وَلَا تُرۡهِقۡنِي
مِنۡ أَمۡرِي عُسۡرٗا ٧٣

**74.** И пак тргнаа тие двајцата, и кога сретнаа едно дете, го уби детето. Рече: “Уби ли чисто чедо, кое никого не убило? Направи, секако, голем престап.”

فَٱنطَلَقَا حَتَّىٰٓ إِذَا لَقِيَا غُلَٰمٗا فَقَتَلَهُۥ قَالَ أَقَتَلۡتَ
نَفۡسٗا زَكِيَّةَۢ بِغَيۡرِ نَفۡسٖ لَّقَدۡ جِئۡتَ شَيۡـٔٗا نُّكۡرٗا ٧٤

**75.** Рече: “Нели ти реков дека ти, навистина, не можеш да издржиш со мене?”

۞ قَالَ أَلَمۡ أَقُل لَّكَ إِنَّكَ لَن تَسۡتَطِيعَ
مَعِيَ صَبۡرٗا ٧٥

**76.** Рече: “Ако те прашам уште за нешто по ова, тогаш, не придружувај ме. Ете, така, што се однесува до мене, ти се оправдав!”

قَالَ إِن سَأَلۡتُكَ عَن شَيۡءِۭ بَعۡدَهَا فَلَا تُصَٰحِبۡنِيۖ
قَدۡ بَلَغۡتَ مِن لَّدُنِّي عُذۡرٗا ٧٦

**77.** И пак тргнаа двајцата. И кога стигнаа до жителите на

فَٱنطَلَقَا حَتَّىٰٓ إِذَآ أَتَيَآ أَهۡلَ قَرۡيَةٍ ٱسۡتَطۡعَمَآ أَهۡلَهَا

едно село, побараа да ги нахранат, но овие одбија да ги угостат, и така, наидоа на еден ѕид кој само што не беше се урнал, па го исправи. Муса рече: “Да посакаше, секако, ќе беше награден за ова!”

فَأَبَوْا أَن يُضَيِّفُوهُمَا فَوَجَدَا فِيهَا جِدَارًا يُرِيدُ
أَن يَنقَضَّ فَأَقَامَهُۥ قَالَ لَوْ شِئْتَ لَتَّخَذْتَ
عَلَيْهِ أَجْرًا ٧٧

**78.** Рече: “Ова е одделувањето, всушност, меѓу мене и меѓу тебе. Ќе ти го откријам знаењето за она за што, токму, не можеш да се стрпиш!”

قَالَ هَٰذَا فِرَاقُ بَيْنِى وَبَيْنِكَ سَأُنَبِّئُكَ بِتَأْوِيلِ
مَا لَمْ تَسْتَطِع عَّلَيْهِ صَبْرًا ٧٨

**79.** Што се однесува до чамецот, тој беше во сопственост на сиромашни кои работат на морето. Посакав да го оштетам, бидејќи зад нив е еден владар кој го плени и присвојува секој чамец.

أَمَّا ٱلسَّفِينَةُ فَكَانَتْ لِمَسَٰكِينَ يَعْمَلُونَ
فِى ٱلْبَحْرِ فَأَرَدتُّ أَنْ أَعِيبَهَا وَكَانَ وَرَآءَهُم
مَّلِكٌ يَأْخُذُ كُلَّ سَفِينَةٍ غَصْبًا ٧٩

**80.** Што се однесува до детето, родителите негови се верници, па не обзеде страв да не ги турне во пакост и неверство,

وَأَمَّا ٱلْغُلَٰمُ فَكَانَ أَبَوَاهُ مُؤْمِنَيْنِ فَخَشِينَآ
أَن يُرْهِقَهُمَا طُغْيَٰنًا وَكُفْرًا ٨٠

**81.** па посакавме Господарот нивни да им го замени со подобро дете од него, почисто и помилосно!

فَأَرَدْنَآ أَن يُبْدِلَهُمَا رَبُّهُمَا خَيْرًا مِّنْهُ زَكَوٰةً
وَأَقْرَبَ رُحْمًا ٨١

**82.** Што се однесува до ѕидот, па тој е во сопственост на две јетимчиња од градот. Под него се наоѓа благо за нив. Бабо им беше добар. И ете, така Господарот твој посака тие деца да пораснат, да сјакнат и да си го

وَأَمَّا ٱلْجِدَارُ فَكَانَ لِغُلَٰمَيْنِ يَتِيمَيْنِ فِى ٱلْمَدِينَةِ
وَكَانَ تَحْتَهُۥ كَنزٌ لَّهُمَا وَكَانَ أَبُوهُمَا صَٰلِحًا
فَأَرَادَ رَبُّكَ أَن يَبْلُغَآ أَشُدَّهُمَا وَيَسْتَخْرِجَا
كَنزَهُمَا رَحْمَةً مِّن رَّبِّكَ وَمَا فَعَلْتُهُۥ عَنْ أَمْرِى

извадат благото свое: тоа е милост од Господарот твој. Сѐ што направив, не направив по свое. Ете, така, тоа е толкување за она за што не можеш да се стрпиш!"

ذَٰلِكَ تَأْوِيلُ مَا لَمْ تَسْطِع عَّلَيْهِ صَبْرًا ﴿٨٢﴾

**83.** И те прашуваат за Зул Карнејн. Кажи: "Ќе ви изнесам за него едно сеќавање."

وَيَسْـَٔلُونَكَ عَن ذِى ٱلْقَرْنَيْنِ ۖ قُلْ سَأَتْلُوا۟ عَلَيْكُم مِّنْهُ ذِكْرًا ﴿٨٣﴾

**84.** Ние, навистина, му дадовме едно значајно место на земјава. И му дадовме показ кон секоја ствар,

إِنَّا مَكَّنَّا لَهُۥ فِى ٱلْأَرْضِ وَءَاتَيْنَٰهُ مِن كُلِّ شَىْءٍ سَبَبًا ﴿٨٤﴾

**85.** и тој, тогаш, тргна кон показот.

فَأَتْبَعَ سَبَبًا ﴿٨٥﴾

**86.** И кога стигна до местото каде што заоѓа сонцето, тој помисли дека заоѓа во матен извор, и тука најде еден народ. Ние рековме: "О Зул Карнејн, или ќе го казниш овој народ или, пак, ќе бидеш учтив кон него!"

حَتَّىٰٓ إِذَا بَلَغَ مَغْرِبَ ٱلشَّمْسِ وَجَدَهَا تَغْرُبُ فِى عَيْنٍ حَمِئَةٍ وَوَجَدَ عِندَهَا قَوْمًا ۗ قُلْنَا يَٰذَا ٱلْقَرْنَيْنِ إِمَّآ أَن تُعَذِّبَ وَإِمَّآ أَن تَتَّخِذَ فِيهِمْ حُسْنًا ﴿٨٦﴾

**87.** Рече: "Што се однесува до оној кој прави зулум... па, ќе го казнам, а потоа ќе му се врати на Господарот свој... и Он ќе го казни со казна невидена."

قَالَ أَمَّا مَن ظَلَمَ فَسَوْفَ نُعَذِّبُهُۥ ثُمَّ يُرَدُّ إِلَىٰ رَبِّهِۦ فَيُعَذِّبُهُۥ عَذَابًا نُّكْرًا ﴿٨٧﴾

**88.** Што се однесува до оној кој верува и кој работи добро... па, нему му припаѓа награда најубава. Со наредбата што ќе му ја кажеме ќе му олесниме.

وَأَمَّا مَنْ ءَامَنَ وَعَمِلَ صَٰلِحًا فَلَهُۥ جَزَآءً ٱلْحُسْنَىٰ ۖ وَسَنَقُولُ لَهُۥ مِنْ أَمْرِنَا يُسْرًا ﴿٨٨﴾

**89.** Потоа пак тргна по показот.

ثُمَّ أَتۡبَعَ سَبَبًا ﴿٨٩﴾

**90.** Кога стигна до местото, каде што изгрева сонцето, наиде на еден народ над кого излегуваше сонцето. И Ние не му дадовме покривка да се штити од него.

حَتَّىٰٓ إِذَا بَلَغَ مَطۡلِعَ ٱلشَّمۡسِ وَجَدَهَا تَطۡلُعُ عَلَىٰ قَوۡمٖ
لَّمۡ نَجۡعَل لَّهُم مِّن دُونِهَا سِتۡرٗا ﴿٩٠﴾

**91.** Ете, така постапи со тој народ и Ние целосно ја знаевме постапката пред него.

كَذَٰلِكَۖ وَقَدۡ أَحَطۡنَا بِمَا لَدَيۡهِ خُبۡرٗا ﴿٩١﴾

**92.** Потоа пак тргна по показот.

ثُمَّ أَتۡبَعَ سَبَبًا ﴿٩٢﴾

**93.** Кога стигна до едно место меѓу две брда наиде, освен на нив и на еден народ кој, речиси, не разбираше говор.

حَتَّىٰٓ إِذَا بَلَغَ بَيۡنَ ٱلسَّدَّيۡنِ وَجَدَ مِن دُونِهِمَا قَوۡمٗا
لَّا يَكَادُونَ يَفۡقَهُونَ قَوۡلٗا ﴿٩٣﴾

**94.** Рекоа: “О Зул Карнејн, Јеџуџ и Меџуџ, навистина, се безредници на земјава. Ако ти дадеме награда, дали тогаш ќе направиш ограда помеѓу нас и помеѓу нив. ?”

قَالُواْ يَٰذَا ٱلۡقَرۡنَيۡنِ إِنَّ يَأۡجُوجَ وَمَأۡجُوجَ
مُفۡسِدُونَ فِي ٱلۡأَرۡضِ فَهَلۡ نَجۡعَلُ لَكَ خَرۡجًا
عَلَىٰٓ أَن تَجۡعَلَ بَيۡنَنَا وَبَيۡنَهُمۡ سَدّٗا ﴿٩٤﴾

**95.** Рече: “Она за што сум оспособен од Господарот мој е подобро: поддржете ме со моќ, и меѓу вас и меѓу нив ќе подигнам бедем.”

قَالَ مَا مَكَّنِّي فِيهِ رَبِّي خَيۡرٞ فَأَعِينُونِي بِقُوَّةٍ أَجۡعَلۡ بَيۡنَكُمۡ
وَبَيۡنَهُمۡ رَدۡمًا ﴿٩٥﴾

**96.** Донесете ми железни шипки. И штом израмни две страни, рече: “Дувајте!” И штом го усвити, рече: “Дајте да го прелеам тоа со растопен бакар!”

ءَاتُونِي زُبَرَ ٱلۡحَدِيدِۖ حَتَّىٰٓ إِذَا سَاوَىٰ بَيۡنَ ٱلصَّدَفَيۡنِ
قَالَ ٱنفُخُواْۖ حَتَّىٰٓ إِذَا جَعَلَهُۥ نَارٗا قَالَ ءَاتُونِيٓ أُفۡرِغۡ
عَلَيۡهِ قِطۡرٗا ﴿٩٦﴾

**97.** И повеќе не можеа да поминат преку бедемот, и повеќе не можеа да го пробијат.

فَمَا ٱسۡطَٰعُوٓاْ أَن يَظۡهَرُوهُ
وَمَا ٱسۡتَطَٰعُواْ لَهُۥ نَقۡبٗا ٩٧

**98.** Рече:“Ова е милост од Господарот мој. Па, кога ќе дојде ветувањето на Господарот мој и Он ќе го срамни со земјата, а ветувањето на Господарот мој е вистинско.”

قَالَ هَٰذَا رَحۡمَةٞ مِّن رَّبِّيۖ فَإِذَا جَآءَ وَعۡدُ رَبِّي جَعَلَهُۥ دَكَّآءَۖ
وَكَانَ وَعۡدُ رَبِّي حَقّٗا ٩٨

**99.** И на Денот тој Ние ќе ги оставиме да се удираат меѓу брановите, и ќе дувнеме во сурлата, па Ние ќе ги збереме, сите!

۞وَتَرَكۡنَا بَعۡضَهُمۡ يَوۡمَئِذٖ يَمُوجُ فِي بَعۡضٖۖ وَنُفِخَ فِي ٱلصُّورِ
فَجَمَعۡنَٰهُمۡ جَمۡعٗا ٩٩

**100.** На Денот тој, Ние ќе им го обелодениме јасно Џехеннемот на неверниците,

وَعَرَضۡنَا جَهَنَّمَ يَوۡمَئِذٖ لِّلۡكَٰفِرِينَ عَرۡضًا ١٠٠

**101.** на оние чии очи беа покриени во врска со Опомената и кои ништо не можеа да слушнат.

ٱلَّذِينَ كَانَتۡ أَعۡيُنُهُمۡ فِي غِطَآءٍ عَن ذِكۡرِي
وَكَانُواْ لَا يَسۡتَطِيعُونَ سَمۡعًا ١٠١

**102.** Сметаат ли оние кои не веруваат во тоа да ги земаат робовите Мои, освен Мене, за заштитници? Ние, навистина, Џехеннемот го подготвивме да биде престојувалиште за неверниците!

أَفَحَسِبَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓاْ أَن يَتَّخِذُواْ عِبَادِي مِن دُونِيٓ
أَوۡلِيَآءَۚ إِنَّآ أَعۡتَدۡنَا جَهَنَّمَ لِلۡكَٰفِرِينَ نُزُلٗا ١٠٢

**103.** Кажи: “Да ве известиме ли за оние чии дела се најштетни -

قُلۡ هَلۡ نُنَبِّئُكُم بِٱلۡأَخۡسَرِينَ أَعۡمَٰلًا ١٠٣

**104.** оние чиј труд е залуден во животот на овој свет, а мислат дека, токму, добро работат?

ٱلَّذِينَ ضَلَّ سَعۡيُهُمۡ فِي ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَا وَهُمۡ يَحۡسَبُونَ أَنَّهُمۡ
يُحۡسِنُونَ صُنۡعًا ١٠٤

**105.** Тоа се оние кои не веруваа во ајетите на Господарот свој, во

أُوْلَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ بِـَٔايَٰتِ رَبِّهِمۡ وَلِقَآئِهِۦ

средбата со Него... па, пропаднаа делата нивни, а на Денот суден кон нив не ќе имаме мера!”

فَحَبِطَتْ أَعْمَالُهُمْ فَلَا نُقِيمُ لَهُمْ يَوْمَ الْقِيَامَةِ وَزْنًا ١٠٥

**106.** Ете, Џехеннемот е наградата нивна затоа што не веруваа, затоа што ајетите Мои и пејгамберитеМои за лажни ги сметаа.

ذَٰلِكَ جَزَاؤُهُمْ جَهَنَّمُ بِمَا كَفَرُوا وَاتَّخَذُوا آيَاتِي
وَرُسُلِي هُزُوًا ١٠٦

**107**. За оние кои веруваа и кои работеа добри дела има, навистина, бавчи џеннетски за живеалиште,

إِنَّ الَّذِينَ آمَنُوا وَعَمِلُوا الصَّالِحَاتِ كَانَتْ لَهُمْ جَنَّاتُ
الْفِرْدَوْسِ نُزُلًا ١٠٧

**108.** во нив за навек ќе останат, и не ќе посакуваат да ги променат.

خَالِدِينَ فِيهَا لَا يَبْغُونَ عَنْهَا حِوَلًا ١٠٨

**109.** Кажи:“Кога морето би било мастило за да се испишат зборовите на Господарот мој, морето ќе се исуши пред да се исушат зборовите на Господарот мој, па дури и да донесеме уште едно море со мастило, нему слично.”

قُلْ لَوْ كَانَ الْبَحْرُ مِدَادًا لِكَلِمَاتِ رَبِّي لَنَفِدَ الْبَحْرُ قَبْلَ
أَنْ تَنْفَدَ كَلِمَاتُ رَبِّي وَلَوْ جِئْنَا بِمِثْلِهِ مَدَدًا ١٠٩

**110.** Кажи: “Јас сум, навистина, човек сличен вам. Ми се објавува дека вашиот Бог е еден Бог. Па, оној кој се надева во средбата со Господарот свој, нека работи добро, и во обожавањето нека не Му здружува на Господарот свој никого!”

قُلْ إِنَّمَا أَنَا بَشَرٌ مِثْلُكُمْ يُوحَىٰ إِلَيَّ أَنَّمَا إِلَٰهُكُمْ إِلَٰهٌ
وَاحِدٌ فَمَنْ كَانَ يَرْجُو لِقَاءَ رَبِّهِ فَلْيَعْمَلْ عَمَلًا صَالِحًا
وَلَا يُشْرِكْ بِعِبَادَةِ رَبِّهِ أَحَدًا ١١٠

## *МЕРЈЕМ* (Мерјем) XIX




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بسم الله الرحمن الرحيم

**1.** Каф, ха, ја, ајн, сад!

كهيعص ١

**2.** Спомен од милоста на Господарот твој за Зекерија, робот Негов:

ذكر رحمت ربك عبده زكريا ٢

**3.** кога го замоли Господарот негов со скришна молба.

إذ نادى ربه نداء خفيا ٣

**4.** Зекерија рече: “Господаре мој, коскиве мои, навистина, ослабнаа, а косава ми побеле. И никогаш не останав, Господаре мој, кога молба ти упатив, несреќен.

قال رب إني وهن العظم مني واشتعل الرأس
شيبا ولم أكن بدعائك رب شقيا ٤

**5.** Јас, навистина, се плашам од наследниците по мене, а жена ми е неротка, па затоа подари ми од Тебе заштитник,

وإني خفت الموالي من ورائي وكانت
امرأتي عاقرا فهب لي من لدنك وليا ٥

**6.** кој ќе ме наследи мене и семејството Јакубово, и одреди да бидеш, Господаре мој, задоволен со него!”

يرثني ويرث من آل يعقوب
واجعله رب رضيا ٦

**7.** “О Зекерија, Ние, навистина, ќе те зарадуваме со дете чие име е Јахја. Со такво име порано Ние никого не именувавме!”

يا زكريا إنا نبشرك بغلام اسمه يحيى
لم نجعل له من قبل سميا ٧

**8.** Рече:“Господаре мој, па како ќе имам дете кога жена ми е неротка, а јас паднав во старост длабока?”

قَالَ رَبِّ أَنَّىٰ يَكُونُ لِي غُلَٰمٌ وَكَانَتِ ٱمۡرَأَتِي عَاقِرٗا وَقَدۡ بَلَغۡتُ مِنَ ٱلۡكِبَرِ عِتِيّٗا ٨

**9.** - Рече: “Ете, така ти е.” Пак рече: “Тоа за Господарот твој е лесно. Те создадов порано кога не беше ништо.”

قَالَ كَذَٰلِكَ قَالَ رَبُّكَ هُوَ عَلَيَّ هَيِّنٞ وَقَدۡ خَلَقۡتُكَ مِن قَبۡلُ وَلَمۡ تَكُ شَيۡـٔٗا ٩

**10.** Рече: “Господаре мој, дај ми знамение некакво!” Рече: “Знамение ти е тоа што не ќе им зборуваш на луѓето три вечери, а ќе бидеш здрав!”

قَالَ رَبِّ ٱجۡعَل لِّيٓ ءَايَةٗۚ قَالَ ءَايَتُكَ أَلَّا تُكَلِّمَ ٱلنَّاسَ ثَلَٰثَ لَيَالٖ سَوِيّٗا ١٠

**11.** Па, се појави кај народот свој, од михраб и тогаш им објави: “Славете Го, тогаш, наутро и приквечерина!”

فَخَرَجَ عَلَىٰ قَوۡمِهِۦ مِنَ ٱلۡمِحۡرَابِ فَأَوۡحَىٰٓ إِلَيۡهِمۡ أَن سَبِّحُواْ بُكۡرَةٗ وَعَشِيّٗا ١١

**12.** “О Јахја, прифати ја Книгата силно” - и Ние му дадовме мудрост додека беше дете,

يَٰيَحۡيَىٰ خُذِ ٱلۡكِتَٰبَ بِقُوَّةٖۖ وَءَاتَيۡنَٰهُ ٱلۡحُكۡمَ صَبِيّٗا ١٢

**13.** и нежност, исто така, од Нас, и чистота; беше богобојазлив,

وَحَنَانٗا مِّن لَّدُنَّا وَزَكَوٰةٗۖ وَكَانَ تَقِيّٗا ١٣

**14.** учтив кон родителите свои, а не дрзок и непослушен.

وَبَرَّۢا بِوَٰلِدَيۡهِ وَلَمۡ يَكُن جَبَّارًا عَصِيّٗا ١٤

**15.** И нека е селам на него, и на денот во кој е роден, и на денот во кој ќе умре, и на денот во кој ќе биде оживеан!

وَسَلَٰمٌ عَلَيۡهِ يَوۡمَ وُلِدَ وَيَوۡمَ يَمُوتُ وَيَوۡمَ يُبۡعَثُ حَيّٗا ١٥

**16.** И спомени ја Мерјем во Книгата кога таа се оддалечи од семејството свое на едно место кон исток.

وَٱذۡكُرۡ فِي ٱلۡكِتَٰبِ مَرۡيَمَ إِذِ ٱنتَبَذَتۡ مِنۡ أَهۡلِهَا مَكَانٗا شَرۡقِيّٗا ١٦

**17.** И постави, тогаш, завеса меѓу нив и меѓу неа и Ние го испративме Нашиот Џибрил и ѝ се претстави како човек, еднакво!

فَٱتَّخَذَتْ مِن دُونِهِمْ حِجَابًا فَأَرْسَلْنَآ إِلَيْهَا رُوحَنَا فَتَمَثَّلَ لَهَا بَشَرًا سَوِيًّا ١٧

**18.** Рече: "Јас се склонувам од тебе кон Милостивиот ако си богобојазлив."

قَالَتْ إِنِّىٓ أَعُوذُ بِٱلرَّحْمَٰنِ مِنكَ إِن كُنتَ تَقِيًّا ١٨

**19.** Тој рече: "Јас сум, навистина, пратеник од Господарот твој. Да, ќе ти подарам чисто дете."

قَالَ إِنَّمَآ أَنَا۠ رَسُولُ رَبِّكِ لِأَهَبَ لَكِ غُلَٰمًا زَكِيًّا ١٩

**20.** Таа рече: "И како ќе имам дете кога не ме допре ниеден човек, а јас не сум нечесна?"

قَالَتْ أَنَّىٰ يَكُونُ لِى غُلَٰمٌ وَلَمْ يَمْسَسْنِى بَشَرٌ وَلَمْ أَكُ بَغِيًّا ٢٠

**21.** Тој рече: "Ете, така ти е. Господарот твој рече: "Тоа е лесно за Господарот твој. Ќе определам тоа дете да биде знамение за луѓето и милост од Наша страна. Таа работа веќе е решена."

قَالَ كَذَٰلِكِ قَالَ رَبُّكِ هُوَ عَلَىَّ هَيِّنٌ وَلِنَجْعَلَهُۥٓ ءَايَةً لِّلنَّاسِ وَرَحْمَةً مِّنَّا وَكَانَ أَمْرًا مَّقْضِيًّا ٢١

**22.** И тогаш таа остана бремена и се оддалечи во едно место далечно.

۞ فَحَمَلَتْهُ فَٱنتَبَذَتْ بِهِۦ مَكَانًا قَصِيًّا ٢٢

**23.** И породилните болки ја присилија да дојде до едно стебло од урма, и рече: "Тешко мене! Зошто не си умрев пред ова и за секојпат да бидам заборавена?"

فَأَجَآءَهَا ٱلْمَخَاضُ إِلَىٰ جِذْعِ ٱلنَّخْلَةِ قَالَتْ يَٰلَيْتَنِى مِتُّ قَبْلَ هَٰذَا وَكُنتُ نَسْيًا مَّنسِيًّا ٢٣

**24.** И ја повика глас под неа: "Не жалости се, Господарот твој, одреди под тебе да потече извор,

فَنَادَىٰهَا مِن تَحْتِهَآ أَلَّا تَحْزَنِى قَدْ جَعَلَ رَبُّكِ تَحْتَكِ سَرِيًّا ٢٤

**25.** и стреси од урмината гранка, ќе попаѓаат врз тебе свежи урми.

وَهُزِّيٓ إِلَيۡكِ بِجِذۡعِ ٱلنَّخۡلَةِ تُسَٰقِطۡ عَلَيۡكِ
رُطَبٗا جَنِيّٗا ٢٥

**26.** Па, јади, пиј и биди радосна! Ако здогледаш некого, кажи: “Да, јас ветив да постам за Милостивиот, и денеска со никого нема да разговарам!”

فَكُلِي وَٱشۡرَبِي وَقَرِّي عَيۡنٗاۖ فَإِمَّا تَرَيِنَّ
مِنَ ٱلۡبَشَرِ أَحَدٗا فَقُولِيٓ إِنِّي نَذَرۡتُ لِلرَّحۡمَٰنِ
صَوۡمٗا فَلَنۡ أُكَلِّمَ ٱلۡيَوۡمَ إِنسِيّٗا ٢٦

**27.** Потоа таа дојде кај народот свој, носејќи го детето. И рекоа: “О Мерјем, ти направи нешто, секако, невидено!

فَأَتَتۡ بِهِۦ قَوۡمَهَا تَحۡمِلُهُۥۖ قَالُواْ يَٰمَرۡيَمُ
لَقَدۡ جِئۡتِ شَيۡـٔٗا فَرِيّٗا ٢٧

**28.** О сестро Харунова, твојот бабо не беше лош, а и мајката твоја не беше нечесна!”

يَٰٓأُخۡتَ هَٰرُونَ مَا كَانَ أَبُوكِ ٱمۡرَأَ سَوۡءٖ وَمَا كَانَتۡ
أُمُّكِ بَغِيّٗا ٢٨

**29.** И таа даде ишарет кон него. Оние рекоа: “Како ќе зборуваме со дете кое е в крошна.”

فَأَشَارَتۡ إِلَيۡهِۖ قَالُواْ كَيۡفَ نُكَلِّمُ
مَن كَانَ فِي ٱلۡمَهۡدِ صَبِيّٗا ٢٩

**30.** Рече: “Јас сум, навистина, роб Аллахов; ми даде Книга и ме одреди за пејгамбер!

قَالَ إِنِّي عَبۡدُ ٱللَّهِ ءَاتَىٰنِيَ ٱلۡكِتَٰبَ وَجَعَلَنِي نَبِيّٗا ٣٠

**31.** И направи да бидам благословен и каде било да сум, и ми остави во васиет и намаз и зекат сè додека сум жив,

وَجَعَلَنِي مُبَارَكًا أَيۡنَ مَا كُنتُ وَأَوۡصَٰنِي بِٱلصَّلَوٰةِ
وَٱلزَّكَوٰةِ مَا دُمۡتُ حَيّٗا ٣١

**32.** да бидам учтив кон родителите мои, и да не бидам дрзок и строг.

وَبَرَّۢا بِوَٰلِدَتِي وَلَمۡ يَجۡعَلۡنِي جَبَّارٗا شَقِيّٗا ٣٢

**33.** Нека е селам на мене и на денот во кој сум роден, на денот

وَٱلسَّلَٰمُ عَلَيَّ يَوۡمَ وُلِدتُّ وَيَوۡمَ أَمُوتُ

кога ќе умрам и на денот во кој ќе бидам оживеан.”

وَيَوْمَ أُبْعَثُ حَيًّا ٣٣

**34.** Ете, тоа е Иса синот на Мерјем, Зборот на вистината, врз кого оние лага фрлаат.

ذَٰلِكَ عِيسَى ٱبْنُ مَرْيَمَ ۚ قَوْلَ ٱلْحَقِّ ٱلَّذِى
فِيهِ يَمْتَرُونَ ٣٤

**35.** На Аллах не му доликува да има дете. Возвишен е Он! Кога ќе реши за нешто само ќе рече: “Биди!” - и тоа, токму, ќе биде!

مَا كَانَ لِلَّهِ أَن يَتَّخِذَ مِن وَلَدٍ ۖ سُبْحَٰنَهُۥٓ ۚ
إِذَا قَضَىٰٓ أَمْرًا فَإِنَّمَا يَقُولُ لَهُۥ كُن فَيَكُونُ ٣٥

**36.** Аллах, навистина, е Господарот мој и Господарот ваш! Па, обожавајте Го! Ова е патот вистински!

وَإِنَّ ٱللَّهَ رَبِّى وَرَبُّكُمْ فَٱعْبُدُوهُ ۚ
هَٰذَا صِرَٰطٌ مُّسْتَقِيمٌ ٣٦

**37.** И меѓу себе тие, тогаш, се поделија во деленици. Тешко на оние кои не веруваат во сведочењето на Денот голем!

فَٱخْتَلَفَ ٱلْأَحْزَابُ مِنۢ بَيْنِهِمْ ۖ فَوَيْلٌ لِّلَّذِينَ كَفَرُوا۟
مِن مَّشْهَدِ يَوْمٍ عَظِيمٍ ٣٧

**38.** Е, како добро ќе слушнат и како добро ќе видат на Денот кога ќе ни дојдат! Но, зулумќарите денес се во заблуда очигледна!

أَسْمِعْ بِهِمْ وَأَبْصِرْ يَوْمَ يَأْتُونَنَا ۖ لَٰكِنِ ٱلظَّٰلِمُونَ
ٱلْيَوْمَ فِى ضَلَٰلٍ مُّبِينٍ ٣٨

**39.** Потсети ги на Денот на хасретот кога работата ќе биде решена. Оние се во заблуда, не веруваат.

وَأَنذِرْهُمْ يَوْمَ ٱلْحَسْرَةِ إِذْ قُضِىَ ٱلْأَمْرُ وَهُمْ فِى غَفْلَةٍ
وَهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ٣٩

**40.** Ние, навистина, ќе ја наследиме земјата и она што е на неа, и Нам ќе ни се вратат.

إِنَّا نَحْنُ نَرِثُ ٱلْأَرْضَ وَمَنْ عَلَيْهَا وَإِلَيْنَا يُرْجَعُونَ ٤٠

**41.** И спомени го Ибрахима во Книгата. Тој беше, навистина, искрен пејгамбер.

وَٱذْكُرْ فِى ٱلْكِتَٰبِ إِبْرَٰهِيمَ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ صِدِّيقًا نَّبِيًّا ٤١

**42.** Кога му рече на бабо му: “О бабо, зошто го обожаваш она што не слуша, што не гледа, она што не ти треба за ништо.

إِذْ قَالَ لِأَبِيهِ يَٰٓأَبَتِ لِمَ تَعْبُدُ مَا لَا يَسْمَعُ وَلَا يُبْصِرُ وَلَا يُغْنِى عَنكَ شَيْـًٔا ﴿٤٢﴾

**43.** О бабо, мене, навистина, ми дојде знаење кое тебе не ти дојде. Па, следи ме, ќе те упатам по патот вистински!

يَٰٓأَبَتِ إِنِّى قَدْ جَآءَنِى مِنَ ٱلْعِلْمِ مَا لَمْ يَأْتِكَ فَٱتَّبِعْنِىٓ أَهْدِكَ صِرَٰطًا سَوِيًّا ﴿٤٣﴾

**44.** О бабо, не обожавај го Шејтанот. Шејтанот, навистина, е непослушен кон Милостивиот!

يَٰٓأَبَتِ لَا تَعْبُدِ ٱلشَّيْطَٰنَ ۖ إِنَّ ٱلشَّيْطَٰنَ كَانَ لِلرَّحْمَٰنِ عَصِيًّا ﴿٤٤﴾

**45.** О бабо, јас, навистина, се плашам да не те погоди казната од Милостивиот, па да станеш заштитник на Шејтанот.”

يَٰٓأَبَتِ إِنِّىٓ أَخَافُ أَن يَمَسَّكَ عَذَابٌ مِّنَ ٱلرَّحْمَٰنِ فَتَكُونَ لِلشَّيْطَٰنِ وَلِيًّا ﴿٤٥﴾

**46.** Бабо му рече: “О Ибрахим, посакуваш ли да ги занемариш божествата мои? Ако не престанеш ќе те каменувам, сигурно! Оддалечи се од мене за долго време!”

قَالَ أَرَاغِبٌ أَنتَ عَنْ ءَالِهَتِى يَٰٓإِبْرَٰهِيمُ ۖ لَئِن لَّمْ تَنتَهِ لَأَرْجُمَنَّكَ ۖ وَٱهْجُرْنِى مَلِيًّا ﴿٤٦﴾

**47.** Ибрахим рече: “Нека е селам со тебе. Ќе побарам прошка за тебе од Господарот мој. Он постојано е добар кон мене, навистина!

قَالَ سَلَٰمٌ عَلَيْكَ ۖ سَأَسْتَغْفِرُ لَكَ رَبِّىٓ ۖ إِنَّهُۥ كَانَ بِى حَفِيًّا ﴿٤٧﴾

**48.** Ве оставам вас и оние кои ги повикувате, освен Аллах. Го повикувам Господарот мој. Јас, можеби, со молбата кон Господарот мој нема да бидам несреќен.”

وَأَعْتَزِلُكُمْ وَمَا تَدْعُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ وَأَدْعُوا۟ رَبِّى عَسَىٰٓ أَلَّآ أَكُونَ بِدُعَآءِ رَبِّى شَقِيًّا ﴿٤٨﴾

**49.** И бидејќи се оддалечи од нив и од она што го обожаваа, освен Аллах, Ние му ги подаривме синовите Исхак и Јакуб. И двајцата Ние одредивме да бидат пејгамбери!

فَلَمَّا ٱعْتَزَلَهُمْ وَمَا يَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ وَهَبْنَا لَهُۥٓ
إِسْحَـٰقَ وَيَعْقُوبَ ۖ وَكُلًّا جَعَلْنَا نَبِيًّا ﴿٤٩﴾

**50.** И ним, на двајцата Ние им подаривме од милоста Наша и одредивме за нив двајцата возвишен јазик на искреноста.

وَوَهَبْنَا لَهُم مِّن رَّحْمَتِنَا وَجَعَلْنَا لَهُمْ لِسَانَ صِدْقٍ
عَلِيًّا ﴿٥٠﴾

**51.** И спомени го Муса во Книгата. Он, навистина, беше чист; пратеник и пејгамбер.

وَٱذْكُرْ فِى ٱلْكِتَـٰبِ مُوسَىٰٓ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ مُخْلَصًا
وَكَانَ رَسُولًا نَّبِيًّا ﴿٥١﴾

**52.** И Ние го повикавме од правецот на Тур, од десната страна, и го приближивме за да слушне.

وَنَـٰدَيْنَـٰهُ مِن جَانِبِ ٱلطُّورِ ٱلْأَيْمَنِ وَقَرَّبْنَـٰهُ نَجِيًّا ﴿٥٢﴾

**53.** И Ние му го подаривме Харуна од милоста Наша, братот негов, за пејгамбер.

وَوَهَبْنَا لَهُۥ مِن رَّحْمَتِنَآ أَخَاهُ هَـٰرُونَ نَبِيًّا ﴿٥٣﴾

**54.** И спомени го Исмаила во Книгата. Он, навистина, беше искрен во ветувањето; пратеник и пејгамбер.

وَٱذْكُرْ فِى ٱلْكِتَـٰبِ إِسْمَـٰعِيلَ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ
صَادِقَ ٱلْوَعْدِ وَكَانَ رَسُولًا نَّبِيًّا ﴿٥٤﴾

**55.** Му наредуваше на семејството и намаз и зекат; Господарот негов со него беше задоволен.

وَكَانَ يَأْمُرُ أَهْلَهُۥ بِٱلصَّلَوٰةِ
وَٱلزَّكَوٰةِ وَكَانَ عِندَ رَبِّهِۦ مَرْضِيًّا ﴿٥٥﴾

**56.** И спомени го Идриса во Книгата. Он беше искрен пејгамбер, навистина!

وَٱذْكُرْ فِى ٱلْكِتَـٰبِ إِدْرِيسَ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ صِدِّيقًا نَّبِيًّا ﴿٥٦﴾

**57.** И Ние го извишивме на високо место!

وَرَفَعْنَٰهُ مَكَانًا عَلِيًّا ﴿٥٧﴾

**58.** Ете, тоа се оние пејгамбери од потомците Адемови, врз кои се разлеа благодатот Аллахов; и од оние што ги носевме со Нух, и од потомството Ибрахимово и Израилово, и од оние што ги упативме и што ги одликуваввме... И кога им се кажуваат ајетите на Милостивиот, паѓаат на сеџде, плачејќи!

أُولَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ أَنْعَمَ ٱللَّهُ عَلَيْهِم مِّنَ ٱلنَّبِيِّـۧنَ مِن ذُرِّيَّةِ
ءَادَمَ وَمِمَّنْ حَمَلْنَا مَعَ نُوحٍ وَمِن ذُرِّيَّةِ إِبْرَٰهِيمَ
وَإِسْرَٰٓءِيلَ وَمِمَّنْ هَدَيْنَا وَٱجْتَبَيْنَآ ۚ إِذَا تُتْلَىٰ عَلَيْهِمْ
ءَايَٰتُ ٱلرَّحْمَٰنِ خَرُّوا۟ سُجَّدًا وَبُكِيًّا ۩ ﴿٥٨﴾

**59.** По нив дојдоа поколенија кои го оставаа намазот и кои ги следеа страстите... па, оние ќе се сретнат со злото:

۞ فَخَلَفَ مِنۢ بَعْدِهِمْ خَلْفٌ أَضَاعُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ
وَٱتَّبَعُوا۟ ٱلشَّهَوَٰتِ ۖ فَسَوْفَ يَلْقَوْنَ غَيًّا ﴿٥٩﴾

**60.** освен оние кои се покајаа и кои работеа добро. Овие ќе влезат во Џеннетот и во ништо не ќе им се наштети,

إِلَّا مَن تَابَ وَءَامَنَ وَعَمِلَ صَٰلِحًا فَأُولَٰٓئِكَ
يَدْخُلُونَ ٱلْجَنَّةَ وَلَا يُظْلَمُونَ شَيْـًٔا ﴿٦٠﴾

**61.** во бавчите еденски кои Милостивиот им ги вети на робовитеСвои, кои веруваа во невидливото. Ветувањето Негово, навистина, ќе се оствари:

جَنَّٰتِ عَدْنٍ ٱلَّتِى وَعَدَ ٱلرَّحْمَٰنُ عِبَادَهُۥ
بِٱلْغَيْبِ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ وَعْدُهُۥ مَأْتِيًّا ﴿٦١﴾

**62.** во нив нема да слушаат празни зборови, туку ќе слушаат само Селам а ‘рск ќе има за нив и наутро и навечер.

لَّا يَسْمَعُونَ فِيهَا لَغْوًا إِلَّا سَلَٰمًا ۖ وَلَهُمْ رِزْقُهُمْ
فِيهَا بُكْرَةً وَعَشِيًّا ﴿٦٢﴾

**63.** Ете, тоа е Џеннетот кој ќе го наследи од робовите Наши оној кој е богобојазлив.

تِلْكَ ٱلْجَنَّةُ ٱلَّتِى نُورِثُ مِنْ عِبَادِنَا مَن كَانَ تَقِيًّا ﴿٦٣﴾

**64.** “Во него влегуваме само со наредбата од Господарот твој. Негово е сѐ она што е пред нас и она што е зад нас, и она што е меѓу нив. Господарот твој не е заборавеник!

وَمَا نَتَنَزَّلُ إِلَّا بِأَمْرِ رَبِّكَ لَهُۥ مَا بَيْنَ أَيْدِينَا
وَمَا خَلْفَنَا وَمَا بَيْنَ ذَٰلِكَ
وَمَا كَانَ رَبُّكَ نَسِيًّا ﴿٦٤﴾

**65.** Господарот на небесата и на Земјата и она што е меѓу нив. Та, обожавај Го и, во обожавањето Него, биди истраен. Знаеш ли за некого кој го има името Негово?”

رَّبُّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَمَا بَيْنَهُمَا فَٱعْبُدْهُ
وَٱصْطَبِرْ لِعِبَٰدَتِهِۦ هَلْ تَعْلَمُ لَهُۥ سَمِيًّا ﴿٦٥﴾

**66.** Човекот вели: “Ќе бидам ли, по смртта, изваден жив?”

وَيَقُولُ ٱلْإِنسَٰنُ أَءِذَا مَا مِتُّ لَسَوْفَ أُخْرَجُ حَيًّا ﴿٦٦﴾

**67.** Не се сеќава ли човекот дека Ние и порано го создадовме кога тој, токму, не беше ништо?

أَوَلَا يَذْكُرُ ٱلْإِنسَٰنُ أَنَّا خَلَقْنَٰهُ مِن قَبْلُ
وَلَمْ يَكُ شَيْـًٔا ﴿٦٧﴾

**68.** Па,се колнам во Господарот твој дека Ние ќе ги збереме нив и шејтаните, сигурно, а потоа ќе им го претставиме Џехеннемот околу кого на колена ќе клечат,

فَوَرَبِّكَ لَنَحْشُرَنَّهُمْ وَٱلشَّيَٰطِينَ ثُمَّ
لَنُحْضِرَنَّهُمْ حَوْلَ جَهَنَّمَ جِثِيًّا ﴿٦٨﴾

**69.** потоа Ние ќе ги одвоиме настрана сите дружини кои беа најдрски кон Милостивиот.

ثُمَّ لَنَنزِعَنَّ مِن كُلِّ شِيعَةٍ أَيُّهُمْ أَشَدُّ
عَلَى ٱلرَّحْمَٰنِ عِتِيًّا ﴿٦٩﴾

**70.** Потоа, Ние, секако, најдобро знаеме за оние од нив кои треба да бидат пржени.

ثُمَّ لَنَحْنُ أَعْلَمُ بِٱلَّذِينَ هُمْ أَوْلَىٰ بِهَا صِلِيًّا ﴿٧٠﴾

**71.** Нема никој што таму нема да стигне: кај Господарот твој одлуката за тоа е донесена.

وَإِن مِّنكُمْ إِلَّا وَارِدُهَا كَانَ عَلَىٰ رَبِّكَ
حَتْمًا مَّقْضِيًّا ﴿٧١﴾

**72.** Потоа Ние ќе ги одвоиме оние кои беа богобојазливи, а

ثُمَّ نُنَجِّي ٱلَّذِينَ ٱتَّقَوا۟ وَّنَذَرُ ٱلظَّٰلِمِينَ

зулумќарите ќе ги оставиме да клечат во огнот.

فِيهَا جِثِيًّا ٧٢

**73.** И кога ќе им се кажуваат ајетите Наши јасни, оние кои не веруваа ќе им се обратат на оние кои веруваа: “Која од двете дружини има подобра положба и поубава дружина?”

وَإِذَا تُتْلَىٰ عَلَيْهِمْ آيَاتُنَا بَيِّنَاتٍ قَالَ الَّذِينَ كَفَرُوا لِلَّذِينَ
آمَنُوا أَيُّ الْفَرِيقَيْنِ خَيْرٌ مَقَامًا وَأَحْسَنُ نَدِيًّا ٧٣

**74.** И колку поколенија пред нив Ние уништивме, кои имаа поубав изглед и кои беа побогати?

وَكَمْ أَهْلَكْنَا قَبْلَهُمْ مِنْ قَرْنٍ هُمْ أَحْسَنُ
أَثَاثًا وَرِئْيًا ٧٤

**75.** Кажи: “ Кој е во заблуда... па, Милостивиот нека му ја продолжи заблудата. “ И кога ќе го здогледаат ветеното им, било да е тоа казната, било пропаста на светот, ќе узнаат, тогаш, кој има полоша положба и послаба војска.

قُلْ مَنْ كَانَ فِي الضَّلَالَةِ فَلْيَمْدُدْ لَهُ الرَّحْمَٰنُ مَدًّا ۚ
حَتَّىٰ إِذَا رَأَوْا مَا يُوعَدُونَ إِمَّا الْعَذَابَ وَإِمَّا السَّاعَةَ
فَسَيَعْلَمُونَ مَنْ هُوَ شَرٌّ مَكَانًا
وَأَضْعَفُ جُنْدًا ٧٥

**76.** Аллах на упатените ќе им го зголеми Патоказот, а за делата добри кои остануваат, кај Господарот твој, има награда подобра и услуга подобра.

وَيَزِيدُ اللَّهُ الَّذِينَ اهْتَدَوْا هُدًى ۗ وَالْبَاقِيَاتُ
الصَّالِحَاتُ خَيْرٌ عِنْدَ رَبِّكَ ثَوَابًا وَخَيْرٌ مَرَدًّا ٧٦

**77.** Го виде ли оној кој не веруваше во ајетите Наши, и кој зборуваше: “Ќе ми бидат дадени имот и деца, сигурно!”

أَفَرَأَيْتَ الَّذِي كَفَرَ بِآيَاتِنَا وَقَالَ لَأُوتَيَنَّ
مَالًا وَوَلَدًا ٧٧

**78.** Му се предочи ли невидливото? Или, пак, го прифати ли кај Господарот договорот?

أَطَّلَعَ الْغَيْبَ أَمِ اتَّخَذَ عِنْدَ الرَّحْمَٰنِ عَهْدًا ٧٨

**79.** Не, Ние ќе го запишеме она што го тврди и многу ќе му ја продолжиме казната.

كَلَّا ۚ سَنَكْتُبُ مَا يَقُولُ وَنَمُدُّ
لَهُ مِنَ الْعَذَابِ مَدًّا ٧٩

**80.** И Ние ќе го наследиме она што го зборуваше и ќе ни дојде сам.

وَنَرِثُهُۥ مَا يَقُولُ وَيَأْتِينَا فَرْدًا ٨٠

**81.** И прифатија, освен Аллах, друг бог да им биде поткрепник.

وَٱتَّخَذُوا۟ مِن دُونِ ٱللَّهِ ءَالِهَةً
لِّيَكُونُوا۟ لَهُمْ عِزًّا ٨١

**82.** Не, божествата не ќе го признаваат верувањето свое и ќе се свртат против нив!

كَلَّا ۚ سَيَكْفُرُونَ بِعِبَادَتِهِمْ وَيَكُونُونَ
عَلَيْهِمْ ضِدًّا ٨٢

**83.** Не виде ли како Ние ги испративме шејтаните против неверниците за да ги навраќаат постојано на свое?

أَلَمْ تَرَ أَنَّآ أَرْسَلْنَا ٱلشَّيَٰطِينَ عَلَى ٱلْكَٰفِرِينَ
تَؤُزُّهُمْ أَزًّا ٨٣

**84.** Не брзај, тогаш, против нив. Ние, навистина, им ги одбројуваме деновите:

فَلَا تَعْجَلْ عَلَيْهِمْ ۖ إِنَّمَا نَعُدُّ لَهُمْ عَدًّا ٨٤

**85.** Денот во кој Ние ќе ги збереме богобојазливите, кон Милостивиот, по порака,

يَوْمَ نَحْشُرُ ٱلْمُتَّقِينَ إِلَى ٱلرَّحْمَٰنِ وَفْدًا ٨٥

**86.** а силниците Ние ќе ги турнеме кон Џехеннемот, како на поило.

وَنَسُوقُ ٱلْمُجْرِمِينَ إِلَىٰ جَهَنَّمَ وِرْدًا ٨٦

**87.** Ќе поседуваат посредништво само оние кои го прифатија Договорот на Милостивиот.

لَّا يَمْلِكُونَ ٱلشَّفَٰعَةَ إِلَّا مَنِ ٱتَّخَذَ عِندَ
ٱلرَّحْمَٰنِ عَهْدًا ٨٧

**88.** И зборуваа: “Милостивиот си присвои дете!”

وَقَالُوا۟ ٱتَّخَذَ ٱلرَّحْمَٰنُ وَلَدًا ٨٨

**89.** Да, вие дојдовте со злогласна работа.

لَّقَدْ جِئْتُمْ شَيْـًٔا إِدًّا ٨٩

**90.** Само што небесата не испукаа, а Земјата не се распарча, а планините не се урнаа,

تَكَادُ ٱلسَّمَٰوَٰتُ يَتَفَطَّرۡنَ مِنۡهُ
وَتَنشَقُّ ٱلۡأَرۡضُ وَتَخِرُّ ٱلۡجِبَالُ هَدًّا ٩٠

**91.** затоа што на Милостивиот дете Му припишуваа.

أَن دَعَوۡاْ لِلرَّحۡمَٰنِ وَلَدٗا ٩١

**92.** А на Милостивиот не Му треба да зема дете.

وَمَا يَنۢبَغِي لِلرَّحۡمَٰنِ أَن يَتَّخِذَ وَلَدًا ٩٢

**93.** Сите оние кои се на небесата и на Земјата ќе Му дојдат на Милостивиот како робови.

إِن كُلُّ مَن فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ إِلَّآ ءَاتِي
ٱلرَّحۡمَٰنِ عَبۡدٗا ٩٣

**94.** Он, секако, ги пореди и точно ги изброи.

لَّقَدۡ أَحۡصَىٰهُمۡ وَعَدَّهُمۡ عَدّٗا ٩٤

**95.** И секој од нив на Денот суден ќе дојде поединечно.

وَكُلُّهُمۡ ءَاتِيهِ يَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ فَرۡدًا ٩٥

**96.** За оние кои веруваа и кои работеа добри дела Милостивиот, навистина, ќе им подари љубов.

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
سَيَجۡعَلُ لَهُمُ ٱلرَّحۡمَٰنُ وُدّٗا ٩٦

**97.** Ние Кур’анот, навистина, го олеснивме со јазикот твој за да ги зарадуваш со него богобојазливите и со него да ги опоменеш спротиставувачите.

فَإِنَّمَا يَسَّرۡنَٰهُ بِلِسَانِكَ لِتُبَشِّرَ بِهِ
ٱلۡمُتَّقِينَ وَتُنذِرَ بِهِۦ قَوۡمٗا لُّدّٗا ٩٧

**98.** И колку поколенија пред нив Ние уништивме? Знаеш ли некого од нив? Или, пак, им слушаш ли некаков глас?

وَكَمۡ أَهۡلَكۡنَا قَبۡلَهُم مِّن قَرۡنٍ هَلۡ تُحِسُّ
مِنۡهُم مِّنۡ أَحَدٍ أَوۡ تَسۡمَعُ لَهُمۡ رِكۡزَۢا ٩٨

## *ТА-ХА(Та -Ха)* XX




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Та, ха!

طه ١

**2.** И Ние Кур'анот не ти го објавивме да бидеш несреќен,

مَآ أَنزَلْنَا عَلَيْكَ ٱلْقُرْءَانَ لِتَشْقَىٰٓ ٢

**3.** туку да биде Опомена за оној кој се плаши;

إِلَّا تَذْكِرَةً لِّمَن يَخْشَىٰ ٣

**4.** Објава е од Оној кој ги создаде Земјата и небесата високи,

تَنزِيلًا مِّمَّنْ خَلَقَ ٱلْأَرْضَ وَٱلسَّمَٰوَٰتِ ٱلْعُلَى ٤

**5.** и Милостивиот се утврди на Аршот.

ٱلرَّحْمَٰنُ عَلَى ٱلْعَرْشِ ٱسْتَوَىٰ ٥

**6.** И сѐ што е на небесата и на Земјата и она што е меѓу нив, и она што е под изобилието е - Аллахово!

لَهُۥ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ
وَمَا بَيْنَهُمَا وَمَا تَحْتَ ٱلثَّرَىٰ ٦

**7.** И ако го подигнеш гласот... та, Он, навистина, го знае и она што е тајно и она што е скришно.

وَإِن تَجْهَرْ بِٱلْقَوْلِ فَإِنَّهُۥ يَعْلَمُ ٱلسِّرَّ وَأَخْفَى ٧

**8.** Аллах! Нема друг бог освен Него! Најубавите имиња се Негови!

ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ لَهُ ٱلْأَسْمَآءُ ٱلْحُسْنَىٰ ٨

**9.** Па, ти дојде ли кажувањето за Муса?

وَهَلْ أَتَىٰكَ حَدِيثُ مُوسَىٰٓ ٩

**10.** Кога виде оган, му рече на семејството негово: "Застанете, јас, навистина, здогледав оган. Од огнот, можеби, ќе ви донесам

إِذْ رَءَا نَارًا فَقَالَ لِأَهْلِهِ ٱمْكُثُوٓا۟ إِنِّىٓ ءَانَسْتُ نَارًا
لَّعَلِّىٓ ءَاتِيكُم مِّنْهَا بِقَبَسٍ أَوْ أَجِدُ عَلَى ٱلنَّارِ هُدًى ١٠

жарче или, пак, покрај огнот ќе најдам Патоказ!”

**11.** И бидејќи му се приближи, беше повикан:

فَلَمَّآ أَتَىٰهَا نُودِيَ يَٰمُوسَىٰٓ ﴿١١﴾

**12.** “Да, о Муса, јас сум Господарот твој. Собуј ги наланите твои, ти си, навистина, во светата долина Тува!

إِنِّيٓ أَنَا۠ رَبُّكَ فَٱخۡلَعۡ نَعۡلَيۡكَ إِنَّكَ بِٱلۡوَادِ ٱلۡمُقَدَّسِ
طُوٗى ﴿١٢﴾

**13.** Јас те избрав и, тогаш, слушни го она што ти се објавува!

وَأَنَا ٱخۡتَرۡتُكَ فَٱسۡتَمِعۡ لِمَا يُوحَىٰٓ ﴿١٣﴾

**14.** Јас сум, навистина, Аллах! Нема друг бог освен Мене. Па, обожавај Ме, и намаз извршувај за сеќавање на Мене!”

إِنَّنِيٓ أَنَا ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّآ أَنَا۠
فَٱعۡبُدۡنِي وَأَقِمِ ٱلصَّلَوٰةَ لِذِكۡرِيٓ ﴿١٤﴾

**15.** Ќе му дојде Часот на светот, навистина! Само што го кријам. За секој да биде награден за она за што се трудел.

إِنَّ ٱلسَّاعَةَ ءَاتِيَةٌ أَكَادُ أُخۡفِيهَا
لِتُجۡزَىٰ كُلُّ نَفۡسِۭ بِمَا تَسۡعَىٰ ﴿١٥﴾

**16.** Тогаш, нека не те одвраќа од него оној кој не верува во него и кој ја следи страста па да бидеш отфрлен!

فَلَا يَصُدَّنَّكَ عَنۡهَا مَن لَّا يُؤۡمِنُ بِهَا
وَٱتَّبَعَ هَوَىٰهُ فَتَرۡدَىٰ ﴿١٦﴾

**17.** И што е тоа, о Муса, во твојата десна рака?

وَمَا تِلۡكَ بِيَمِينِكَ يَٰمُوسَىٰ ﴿١٧﴾

**18.** Муса рече: “Тоа е мојот стап, врз што се потпирам и со што лисјата за овците ги тресам, и за некои други работи.”

قَالَ هِيَ عَصَايَ أَتَوَكَّؤُاْ عَلَيۡهَا
وَأَهُشُّ بِهَا عَلَىٰ غَنَمِي وَلِيَ فِيهَا مَـَٔارِبُ أُخۡرَىٰ ﴿١٨﴾

**19.** Аллах рече: “Фрли го, о Муса!”

قَالَ أَلۡقِهَا يَٰمُوسَىٰ ﴿١٩﴾

**20.** И Муса го фрли и, ете, змија што лази!

فَأَلْقَىٰهَا فَإِذَا هِيَ حَيَّةٌ تَسْعَىٰ ٢٠

**21.** Аллах рече: “Земи ја и не плаши се. Ние ќе ја вратиме во она што беше порано.”

قَالَ خُذْهَا وَلَا تَخَفْ سَنُعِيدُهَا سِيرَتَهَا ٱلْأُولَىٰ ٢١

**22.** И вовлечи ја раката твоја во пазувите: ќе ти се појави бела, без кој било друга мана,

وَٱضْمُمْ يَدَكَ إِلَىٰ جَنَاحِكَ تَخْرُجْ بَيْضَآءَ مِنْ غَيْرِ سُوٓءٍ ءَايَةً أُخْرَىٰ ٢٢

**23.** за Ние да ти ги покажеме знаменијата Наши големи.

لِنُرِيَكَ مِنْ ءَايَٰتِنَا ٱلْكُبْرَى ٢٣

**24.** Оди кај фараонот! Тој, навистина, падна во пакост!

ٱذْهَبْ إِلَىٰ فِرْعَوْنَ إِنَّهُۥ طَغَىٰ ٢٤

**25.** Муса рече: “Господаре мој, отвори ми ги градиве,

قَالَ رَبِّ ٱشْرَحْ لِي صَدْرِي ٢٥

**26.** и олесни ја работава моја,

وَيَسِّرْ لِيٓ أَمْرِي ٢٦

**27.** и одврзи го јазолот од јазикот мој

وَٱحْلُلْ عُقْدَةً مِّن لِّسَانِي ٢٧

**28.** за да го сфатат говорот мој!

يَفْقَهُوا۟ قَوْلِي ٢٨

**29.** Одреди ми помошник од семејството мое,

وَٱجْعَل لِّي وَزِيرًا مِّنْ أَهْلِي ٢٩

**30.** брат ми Харун!

هَٰرُونَ أَخِي ٣٠

**31.** Зацврсти ја со него моќта моја,

ٱشْدُدْ بِهِۦٓ أَزْرِي ٣١

**32.** и здружи го во работава моја

وَأَشْرِكْهُ فِيٓ أَمْرِي ٣٢

**33.** за да Те величаме многу,

كَيْ نُسَبِّحَكَ كَثِيرًا ٣٣

**34.** и за да Те споменуваме многу.

وَنَذْكُرَكَ كَثِيرًا ٣٤

**35.** Ти, навистина, нѐ гледаш!

إِنَّكَ كُنتَ بِنَا بَصِيرًا ﴿٣٥﴾

**36.** Рече: “Дадено ти е она што го бараше, о Муса!

قَالَ قَدْ أُوتِيتَ سُؤْلَكَ يَٰمُوسَىٰ ﴿٣٦﴾

**37.** И веќе по втор пат Ние те одликувавме,

وَلَقَدْ مَنَنَّا عَلَيْكَ مَرَّةً أُخْرَىٰٓ ﴿٣٧﴾

**38.** кога ѝ вдахнавме на мајката твоја само со она што се вдахнува:

إِذْ أَوْحَيْنَآ إِلَىٰٓ أُمِّكَ مَا يُوحَىٰٓ ﴿٣٨﴾

**39.** “Стави го Муса во ковчег и фрли го во брановите, а брановите ќе го исфрлат на крајбрежјето, и ќе го земе непријателот мој и непријателот твој. И врз тебе фрлив љубов од Мене и, секако, да растеш под окото Мое.”

أَنِ ٱقْذِفِيهِ فِى ٱلتَّابُوتِ فَٱقْذِفِيهِ فِى ٱلْيَمِّ فَلْيُلْقِهِ ٱلْيَمُّ
بِٱلسَّاحِلِ يَأْخُذْهُ عَدُوٌّ لِّى وَعَدُوٌّ لَّهُۥ ۚ وَأَلْقَيْتُ
عَلَيْكَ مَحَبَّةً مِّنِّى وَلِتُصْنَعَ عَلَىٰ عَيْنِىٓ ﴿٣٩﴾

**40.** И кога сестрата твоја помина... па, рече: “Сакате ли да ве упатам кој ќе се грижи за него?” И те вративме кај мајка ти за да се смират очите нејзини и да не се грижи. И ти уби човек па Ние те избавивме од грижата и те спасивме од сплетките. И со години остана меѓу жителите на Медјен а потоа дојде, о Муса, во време определено!

إِذْ تَمْشِىٓ أُخْتُكَ فَتَقُولُ هَلْ أَدُلُّكُمْ
عَلَىٰ مَن يَكْفُلُهُۥ ۖ فَرَجَعْنَٰكَ إِلَىٰٓ أُمِّكَ كَىْ تَقَرَّ عَيْنُهَا
وَلَا تَحْزَنَ ۚ وَقَتَلْتَ نَفْسًا فَنَجَّيْنَٰكَ مِنَ ٱلْغَمِّ
وَفَتَنَّٰكَ فُتُونًا ۚ فَلَبِثْتَ سِنِينَ فِىٓ أَهْلِ مَدْيَنَ
ثُمَّ جِئْتَ عَلَىٰ قَدَرٍ يَٰمُوسَىٰ ﴿٤٠﴾

**41.** А Јас те одбрав за објавата Моја.

وَٱصْطَنَعْتُكَ لِنَفْسِى ﴿٤١﴾

**42.** Одете, ти и брат ти, со знаменијата Мои, и постојано сеќавајте се на Мене!

ٱذْهَبْ أَنتَ وَأَخُوكَ بِـَٔايَٰتِى وَلَا تَنِيَا فِى ذِكْرِى ﴿٤٢﴾

**43.** Одете кај фараонот, тој, навистина, падна во пакост,

ٱذْهَبَآ إِلَىٰ فِرْعَوْنَ إِنَّهُۥ طَغَىٰ ﴿٤٣﴾

**44.** па, зборувајте му со благи зборови, можеби, тој ќе се опомени или ќе се заплаши.”

فَقُولَا لَهُۥ قَوۡلٗا لَّيِّنٗا لَّعَلَّهُۥ يَتَذَكَّرُ أَوۡ يَخۡشَىٰ ٤٤

**45.** Рекоа:“Господаре наш, Ние, навистина, се плашиме да не ни нанесе зло или да не ни напаствува!”

قَالَا رَبَّنَآ إِنَّنَا نَخَافُ أَن يَفۡرُطَ عَلَيۡنَآ أَوۡ أَن يَطۡغَىٰ ٤٥

**46.** Рече:“Не плашете се! Јас сум, навистина, со вас: и слушам и гледам!”

قَالَ لَا تَخَافَآۖ إِنَّنِي مَعَكُمَآ أَسۡمَعُ وَأَرَىٰ ٤٦

**47.** Одете, тогаш, кај него и речете му: “Ние сме пејгамбери од Господарот твој, па испрати ги со нас синовите Израилови и не казнувај ги. Ние, секако, ти дојдовме со знамение од Господарот твој. И нека е селам врз оној кој го следи Патоказот!

فَأۡتِيَاهُ فَقُولَآ إِنَّا رَسُولَا رَبِّكَ فَأَرۡسِلۡ مَعَنَا
بَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ وَلَا تُعَذِّبۡهُمۡۖ قَدۡ جِئۡنَٰكَ بِـَٔايَةٖ
مِّن رَّبِّكَۖ وَٱلسَّلَٰمُ عَلَىٰ مَنِ ٱتَّبَعَ ٱلۡهُدَىٰٓ ٤٧

**48.** Да, нам ни е објавено дека ќе биде казнет оној кој лаже и оној кој ги врти плеќите.”

إِنَّا قَدۡ أُوحِيَ إِلَيۡنَآ أَنَّ ٱلۡعَذَابَ عَلَىٰ مَن كَذَّبَ
وَتَوَلَّىٰ ٤٨

**49.** Фараонот рече: “Па, кој е Господарот ваш, о Муса?”

قَالَ فَمَن رَّبُّكُمَا يَٰمُوسَىٰ ٤٩

**50.** Муса рече:“Господарот наш е Оној кој на секое нешто му даде создателство а потоа го упати.”

قَالَ رَبُّنَا ٱلَّذِيٓ أَعۡطَىٰ كُلَّ شَيۡءٍ خَلۡقَهُۥ ثُمَّ هَدَىٰ ٥٠

**51.** Фараонот рече: “Па, што се случи со поколенијата одамнешни?”

قَالَ فَمَا بَالُ ٱلۡقُرُونِ ٱلۡأُولَىٰ ٥١

**52.** Муса рече: “Знаењето за нив е кај Господарот мој, во

قَالَ عِلۡمُهَا عِندَ رَبِّي فِي كِتَٰبٖۖ لَّا يَضِلُّ رَبِّي

Книгава. Господарот мој не скршнува во заблуда и не заборава.”

وَلَا يَنسَى ٥٢

**53.** Он ви ја одреди Земјата за крошна и по неа ви пробива патишта, и од небо ви спушта вода, па со помош нејзина, Ние вадиме парови на растенија различни.

ٱلَّذِى جَعَلَ لَكُمُ ٱلْأَرْضَ مَهْدًا وَسَلَكَ لَكُمْ فِيهَا
سُبُلًا وَأَنزَلَ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً فَأَخْرَجْنَا بِهِۦٓ
أَزْوَٰجًا مِّن نَّبَاتٍ شَتَّىٰ ٥٣

**54.** Јадете и пасете го добитокот ваш. Во тоа, навистина, има знаменија за надарените со разбир.

كُلُوا۟ وَٱرْعَوْا۟ أَنْعَٰمَكُمْ ۗ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَٰتٍ
لِّأُو۟لِى ٱلنُّهَىٰ ٥٤

**55.** Од земја Ние ве создадовме и во неа ќе ве вратиме и од неа повторно ќе ве извадиме.

۞ مِنْهَا خَلَقْنَٰكُمْ وَفِيهَا نُعِيدُكُمْ
وَمِنْهَا نُخْرِجُكُمْ تَارَةً أُخْرَىٰ ٥٥

**56.** И Ние веќе сите докази на фараонот му ги предочивме... кога, ете, ги сметаше за лажни и ги отфрли.

وَلَقَدْ أَرَيْنَٰهُ ءَايَٰتِنَا كُلَّهَا فَكَذَّبَ وَأَبَىٰ ٥٦

**57.** Рече: “Ни дојде ли, о Муса, да нѐ истераш од земјава наша со волшебништвото твое.

قَالَ أَجِئْتَنَا لِتُخْرِجَنَا
مِنْ أَرْضِنَا بِسِحْرِكَ يَٰمُوسَىٰ ٥٧

**58.** И Ние ќе ти подготвиме волшебништво, сосем сигурно, на ова слично. Одреди меѓу нас и меѓу тебе средба која ни ние ни ти не ќе ја откажеме, и на исто место.”

فَلَنَأْتِيَنَّكَ بِسِحْرٍ مِّثْلِهِۦ فَٱجْعَلْ بَيْنَنَا وَبَيْنَكَ
مَوْعِدًا لَّا نُخْلِفُهُۥ نَحْنُ وَلَآ أَنتَ مَكَانًا سُوًى ٥٨

**59.** Рече: “Време за средбата ваша нека биде денот на

قَالَ مَوْعِدُكُمْ يَوْمُ ٱلزِّينَةِ

знамето, и луѓето нека се зберат наутро!"

وَأَن يُحْشَرَ ٱلنَّاسُ ضُحًى ﴿٥٩﴾

**60.** И фараонот си замина, ги собра волшебниците свои и потоа, ете, пак се врати.

فَتَوَلَّىٰ فِرْعَوْنُ فَجَمَعَ كَيْدَهُۥ ثُمَّ أَتَىٰ ﴿٦٠﴾

**61.** Муса им рече: "Тешко вам! Не фрлајте лага врз Аллах, зашто ќе ве уништи со казната. Пропадна оној што измислуваше лаги, секако!"

قَالَ لَهُم مُّوسَىٰ وَيْلَكُمْ لَا تَفْتَرُوا۟ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًا فَيُسْحِتَكُم بِعَذَابٍ ۖ وَقَدْ خَابَ مَنِ ٱفْتَرَىٰ ﴿٦١﴾

**62.** И оние, шепотејќи нечујно, прерасправаа едни со други за работата своја.

فَتَنَٰزَعُوٓا۟ أَمْرَهُم بَيْنَهُمْ وَأَسَرُّوا۟ ٱلنَّجْوَىٰ ﴿٦٢﴾

**63.** Рекоа: "Овие двајца се волшебници кои сакаат да ве истераат, со волшебништвото свое, од земјата ваша, и да ви го одземат Патот ваш примерен.

قَالُوٓا۟ إِنْ هَٰذَٰنِ لَسَٰحِرَٰنِ يُرِيدَانِ أَن يُخْرِجَاكُم مِّنْ أَرْضِكُم بِسِحْرِهِمَا وَيَذْهَبَا بِطَرِيقَتِكُمُ ٱلْمُثْلَىٰ ﴿٦٣﴾

**64.** Па, соберете ги итрините ваши а потоа дојдете еден зад друг. Да, денес ќе биде спасен оној кој ќе победи!"

فَأَجْمِعُوا۟ كَيْدَكُمْ ثُمَّ ٱئْتُوا۟ صَفًّا ۚ وَقَدْ أَفْلَحَ ٱلْيَوْمَ مَنِ ٱسْتَعْلَىٰ ﴿٦٤﴾

**65.** Рекоа: "О Муса, или ти ќе фрлиш или, пак, ние ќе фрлиме први."

قَالُوا۟ يَٰمُوسَىٰٓ إِمَّآ أَن تُلْقِىَ وَإِمَّآ أَن نَّكُونَ أَوَّلَ مَنْ أَلْقَىٰ ﴿٦٥﴾

**66.** Рече: "Не, фрлете вие!" Ете, јажињата нивни и стаповите нивни, му се причини дека тргнаа од волшебништвото свое.

قَالَ بَلْ أَلْقُوا۟ ۖ فَإِذَا حِبَالُهُمْ وَعِصِيُّهُمْ يُخَيَّلُ إِلَيْهِ مِن سِحْرِهِمْ أَنَّهَا تَسْعَىٰ ﴿٦٦﴾

**67.** И Муса, тогаш, во себеси почувствува страв некаков.

فَأَوْجَسَ فِى نَفْسِهِۦ خِيفَةً مُّوسَىٰ ﴿٦٧﴾

**68.** Ние рековме: "Не плаши се, ти, навистина, ќе победиш!"

قُلْنَا لَا تَخَفْ إِنَّكَ أَنتَ ٱلْأَعْلَىٰ ﴿٦٨﴾

**69.** И фрли го она што е во десната рака твоја: тоа ќе го голтне она што го направија. Она што оние го направија, навистина, е итрина волшебникова. А волшебникот не ќе успее и каде било да се најде!”

وَأَلْقِ مَا فِي يَمِينِكَ تَلْقَفْ مَا صَنَعُوٓا۟ إِنَّمَا صَنَعُوا۟ كَيْدُ سَٰحِرٍ وَلَا يُفْلِحُ ٱلسَّاحِرُ حَيْثُ أَتَىٰ ٦٩

**70.** И волшебниците паднаа со лицата на земја, велејќи: “Ние веруваме во Господарот и на Харун и на Муса!”

فَأُلْقِىَ ٱلسَّحَرَةُ سُجَّدًا قَالُوٓا۟ ءَامَنَّا بِرَبِّ هَٰرُونَ وَمُوسَىٰ ٧٠

**71.** Рече: “Му поверувавте ли пред да ви дозволам? Тој, навистина, е поголем од вас, кој ве поучи во волшебништвото. Па, сигурно ќе ви ги исечам и рацете ваши и нозете ваши, вкрстени одзади и ќе ве распнам по ветките урмини и сигурно ќе узнаете кој од нас е посилен и поистраен казнувач?”

قَالَ ءَامَنتُمْ لَهُۥ قَبْلَ أَنْ ءَاذَنَ لَكُمْ إِنَّهُۥ لَكَبِيرُكُمُ ٱلَّذِى عَلَّمَكُمُ ٱلسِّحْرَ فَلَأُقَطِّعَنَّ أَيْدِيَكُمْ وَأَرْجُلَكُم مِّنْ خِلَٰفٍ وَلَأُصَلِّبَنَّكُمْ فِى جُذُوعِ ٱلنَّخْلِ وَلَتَعْلَمُنَّ أَيُّنَآ أَشَدُّ عَذَابًا وَأَبْقَىٰ ٧١

**72.** Рекоа: “Нема да ти дадеме предност над јаснотиите што ни дојдоа и над Оној кој нѐ создаде. Па, реши за она за што можеш да решиш. Ти решаваш само за она што е, навистина, од животот на овој свет.”

قَالُوا۟ لَن نُّؤْثِرَكَ عَلَىٰ مَا جَآءَنَا مِنَ ٱلْبَيِّنَٰتِ وَٱلَّذِى فَطَرَنَا فَٱقْضِ مَآ أَنتَ قَاضٍ إِنَّمَا تَقْضِى هَٰذِهِ ٱلْحَيَوٰةَ ٱلدُّنْيَآ ٧٢

**73.** “Да, ние веруваме во Господарот наш; да, ќе ни ги прости гревовите наши и во волшебништвото во кое ти нѐ присили. Аллах најдобро наградува и најдолго казнува!

إِنَّآ ءَامَنَّا بِرَبِّنَا لِيَغْفِرَ لَنَا خَطَٰيَٰنَا وَمَآ أَكْرَهْتَنَا عَلَيْهِ مِنَ ٱلسِّحْرِ وَٱللَّهُ خَيْرٌ وَأَبْقَىٰٓ ٧٣

**74.** Да, на силникот кој ќе дојде кај Аллах ќе му припадне

إِنَّهُۥ مَن يَأْتِ رَبَّهُۥ مُجْرِمًا

Џехеннемот; во него не ќе умира и не ќе живее.

فَإِنَّ لَهُۥ جَهَنَّمَ لَا يَمُوتُ فِيهَا وَلَا يَحۡيَىٰ ٧٤

**75.** А на верниците кои ќе дојдат кај Аллах, кои работеа добри дела... та, ќе им припаднат степени високи:

وَمَن يَأۡتِهِۦ مُؤۡمِنٗا قَدۡ عَمِلَ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
فَأُوْلَٰٓئِكَ لَهُمُ ٱلدَّرَجَٰتُ ٱلۡعُلَىٰ ٧٥

**76.** бавчи џеннетски на Адн, меѓу кои реки течат и во нив за навек ќе останат. Ете, тоа е награда за оној кој е чист.

جَنَّٰتُ عَدۡنٖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهَا ٱلۡأَنۡهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَاۚ
وَذَٰلِكَ جَزَآءُ مَن تَزَكَّىٰ ٧٦

**77.** И Ние веќе му вдахнавме на Муса: "Отпатувај ноќе со робовите Мои, а потоа покажи им го патот сув низ море, не стравувајќи дека ќе те стигнат и дека ќе те потопат!"

وَلَقَدۡ أَوۡحَيۡنَآ إِلَىٰ مُوسَىٰٓ أَنۡ أَسۡرِ بِعِبَادِي فَٱضۡرِبۡ
لَهُمۡ طَرِيقٗا فِي ٱلۡبَحۡرِ يَبَسٗا لَّا تَخَٰفُ دَرَكٗا
وَلَا تَخۡشَىٰ ٧٧

**78.** И фараонот ги следеше со војската своја, но морските бранови ги разнесоа.

فَأَتۡبَعَهُمۡ فِرۡعَوۡنُ بِجُنُودِهِۦ
فَغَشِيَهُم مِّنَ ٱلۡيَمِّ مَا غَشِيَهُمۡ ٧٨

**79.** И фараонот го скршна во заблуда народот свој и не го упати по Патоказот.

وَأَضَلَّ فِرۡعَوۡنُ قَوۡمَهُۥ وَمَا هَدَىٰ ٧٩

**80.** О синови Израилови, Ние ве избавивме, навистина, од непријателот ваш и ви ја ветивме десната страна од брдото Тур, и ви спуштивме и мана и препелица!

يَٰبَنِيٓ إِسۡرَٰٓءِيلَ قَدۡ أَنجَيۡنَٰكُم مِّنۡ عَدُوِّكُمۡ وَوَٰعَدۡنَٰكُمۡ جَانِبَ
ٱلطُّورِ ٱلۡأَيۡمَنَ وَنَزَّلۡنَا عَلَيۡكُمُ ٱلۡمَنَّ وَٱلسَّلۡوَىٰ ٨٠

**81.** Јадете од добрата со кои Ние ве снабдевме и во тоа не бидете насилници за да не ве

كُلُواْ مِن طَيِّبَٰتِ مَا رَزَقۡنَٰكُمۡ وَلَا تَطۡغَوۡاْ فِيهِ فَيَحِلَّ
عَلَيۡكُمۡ غَضَبِيۖ وَمَن يَحۡلِلۡ عَلَيۡهِ غَضَبِي

обзеде лутината Моја. Оној кого ќе го обзеде лутината Моја тој веќе се нурна во бездна.

فَقَدۡ هَوَىٰ ٨١

**82.** Јас сум, навистина, Проступвач за оној кој ќе се покае, кој верува и кој работи добро и кој, потоа, ќе се упати.

وَإِنِّي لَغَفَّارٞ لِّمَن تَابَ وَءَامَنَ وَعَمِلَ صَٰلِحٗا
ثُمَّ ٱهۡتَدَىٰ ٨٢

**83.** "И што те натера да побрзаш, о Муса, пред народот твој?"

۞ وَمَآ أَعۡجَلَكَ عَن قَوۡمِكَ يَٰمُوسَىٰ ٨٣

**84.** Рече: "Оние, токму, се по трагите мои, а јас кон тебе побрзав, о Господару мој, да бидеш задоволен!"

قَالَ هُمۡ أُوْلَآءِ عَلَىٰٓ أَثَرِي وَعَجِلۡتُ إِلَيۡكَ
رَبِّ لِتَرۡضَىٰ ٨٤

**85.** Аллах рече: "Да, народот твој Ние по тебе го ставивме во искушение; го скршна во заблуда Самирија."

قَالَ فَإِنَّا قَدۡ فَتَنَّا قَوۡمَكَ مِنۢ بَعۡدِكَ وَأَضَلَّهُمُ
ٱلسَّامِرِيُّ ٨٥

**86.** Па Муса му се врати на народот свој, лут и гневен, и рече:"О народе мој, нели Господарот ваш ви вети ветување убаво? Ви се одолговлечи ли договорот? Или, пак, сакате да ја навлечете на вас лутината на Господарот ваш? И ете, така вие го изневеривте ветувањето кон мене."

فَرَجَعَ مُوسَىٰٓ إِلَىٰ قَوۡمِهِۦ غَضۡبَٰنَ أَسِفٗاۚ قَالَ
يَٰقَوۡمِ أَلَمۡ يَعِدۡكُمۡ رَبُّكُمۡ وَعۡدًا حَسَنًاۚ أَفَطَالَ
عَلَيۡكُمُ ٱلۡعَهۡدُ أَمۡ أَرَدتُّمۡ أَن يَحِلَّ عَلَيۡكُمۡ
غَضَبٞ مِّن رَّبِّكُمۡ فَأَخۡلَفۡتُم مَّوۡعِدِي ٨٦

**87.** Рекоа: "Не го изневеривме ветувањето кон тебе по волја наша, туку бевме товарени со товари од накитите на народот; потоа тоа го фрливме, а го фрли, исто така и Самирија."

قَالُواْ مَآ أَخۡلَفۡنَا مَوۡعِدَكَ بِمَلۡكِنَا وَلَٰكِنَّا حُمِّلۡنَآ
أَوۡزَارٗا مِّن زِينَةِ ٱلۡقَوۡمِ فَقَذَفۡنَٰهَا فَكَذَٰلِكَ
أَلۡقَى ٱلسَّامِرِيُّ ٨٧

**88.** Па, им изнесе теле отелотворено. Како да рика. И тогаш рекоа: “Ова е богот ваш и богот на Муса; а тој веќе го заборави.”

فَأَخْرَجَ لَهُمْ عِجْلًا جَسَدًا لَّهُۥ خُوَارٌ
فَقَالُوا۟ هَٰذَآ إِلَٰهُكُمْ وَإِلَٰهُ مُوسَىٰ فَنَسِىَ ﴿٨٨﴾

**89.** Не гледаат ли дека тоа не им возвраќа ни збор, и дека нема моќ да им штети или да им користи?

أَفَلَا يَرَوْنَ أَلَّا يَرْجِعُ إِلَيْهِمْ قَوْلًا
وَلَا يَمْلِكُ لَهُمْ ضَرًّا وَلَا نَفْعًا ﴿٨٩﴾

**90.** Ним Харун, секако, им зборуваше и порано: “О народе мој, со тоа вие се пробате. Господарот ваш, навистина, е Милостив! Па, следете ме и бидете ѝ послушни на наредбата моја!”

وَلَقَدْ قَالَ لَهُمْ هَٰرُونُ مِن قَبْلُ يَٰقَوْمِ إِنَّمَا فُتِنتُم
بِهِۦ ۖ وَإِنَّ رَبَّكُمُ ٱلرَّحْمَٰنُ فَٱتَّبِعُونِى وَأَطِيعُوٓا۟ أَمْرِى ﴿٩٠﴾

**91.** Рекоа: “Нема да престанеме да се придржуваме за него сè додека не ни се врати Муса.”

قَالُوا۟ لَن نَّبْرَحَ عَلَيْهِ عَٰكِفِينَ
حَتَّىٰ يَرْجِعَ إِلَيْنَا مُوسَىٰ ﴿٩١﴾

**92.** Муса рече: “О Харун, што те спречи, кога ги виде како скршнаа во заблуда?

قَالَ يَٰهَٰرُونُ مَا مَنَعَكَ إِذْ رَأَيْتَهُمْ ضَلُّوٓا۟ ﴿٩٢﴾

**93.** Да не ме следиш и да заборавиш на наредбата моја.”

أَلَّا تَتَّبِعَنِ ۖ أَفَعَصَيْتَ أَمْرِى ﴿٩٣﴾

**94.** Харун рече: “О синко на мајка ми, не тегни ме за брадава и за косава. Се плашев да не речеш направи раздор меѓу синовите Израилови и не ги зема предвид зборовите мои.”

قَالَ يَبْنَؤُمَّ لَا تَأْخُذْ بِلِحْيَتِى وَلَا بِرَأْسِىٓ ۖ
إِنِّى خَشِيتُ أَن تَقُولَ فَرَّقْتَ بَيْنَ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ
وَلَمْ تَرْقُبْ قَوْلِى ﴿٩٤﴾

**95.** Рече: “Каква врска имаш ти со тоа, о Самарија?!”

قَالَ فَمَا خَطْبُكَ يَٰسَٰمِرِىُّ ﴿٩٥﴾

**96.** Овој рече: “Јас го видов она што тие не го видоа: зграбив

قَالَ بَصُرْتُ بِمَا لَمْ يَبْصُرُوا۟ بِهِۦ فَقَبَضْتُ

нешто од трагите на пејгамберот, а потоа го фрлив. И ете, така во душава ме поттикна нешто на зло.”

قَبْضَةً مِّنْ أَثَرِ ٱلرَّسُولِ فَنَبَذْتُهَا
وَكَذَٰلِكَ سَوَّلَتْ لِى نَفْسِى ﴿٩٦﴾

**97.** Муса рече: “Бегај, ова ли ќе го тврдиш низ целиот живот твој, навистина! - ‘Не допирај ме!’ Те чека и ветувањето кое, навистина, не ќе го избегнеш. И погледни го овој твој бог кому му се оддаде. Ќе го запалиме, сигурно! И пепелот низ морето ќе го фрлиме!

قَالَ فَٱذْهَبْ فَإِنَّ لَكَ فِى ٱلْحَيَوٰةِ
أَن تَقُولَ لَا مِسَاسَ ۖ وَإِنَّ لَكَ مَوْعِدًا لَّن تُخْلَفَهُۥ ۖ
وَٱنظُرْ إِلَىٰٓ إِلَٰهِكَ ٱلَّذِى ظَلْتَ عَلَيْهِ عَاكِفًا ۖ
لَّنُحَرِّقَنَّهُۥ ثُمَّ لَنَنسِفَنَّهُۥ فِى ٱلْيَمِّ نَسْفًا ﴿٩٧﴾

**98.** Вашиот бог, навистина, е Аллах; нема друг бог освен Него. Знаењето Негово ги опфаќа сите нешта.”

إِنَّمَآ إِلَٰهُكُمُ ٱللَّهُ ٱلَّذِى لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ۚ وَسِعَ
كُلَّ شَىْءٍ عِلْمًا ﴿٩٨﴾

**99.** И ете, така Ние ти ги кажуваме кажувањата за оние кои веќе поминаа. А од Наша страна ти дадовме, секако, Опомена.

كَذَٰلِكَ نَقُصُّ عَلَيْكَ مِنْ أَنۢبَآءِ مَا قَدْ سَبَقَ ۚ
وَقَدْ ءَاتَيْنَٰكَ مِن لَّدُنَّا ذِكْرًا ﴿٩٩﴾

**100.** Кој ќе биде рамнодушен кон него ќе понесе на Денот суден тешко бреме, навистина!

مَّنْ أَعْرَضَ عَنْهُ فَإِنَّهُۥ يَحْمِلُ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ وِزْرًا ﴿١٠٠﴾

**101.** И за навек ќе остане во таа тешкотија. Е, само колку е лош за нив тој товар на Денот суден!

خَٰلِدِينَ فِيهِ ۖ وَسَآءَ لَهُمْ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ حِمْلًا ﴿١٠١﴾

**102.** На Денот кога ќе се дувне во Сурлата... на Денот тој, кога Ние ќе ги збереме силниците, а тие подбелени!

يَوْمَ يُنفَخُ فِى ٱلصُّورِ ۚ وَنَحْشُرُ
ٱلْمُجْرِمِينَ يَوْمَئِذٍ زُرْقًا ﴿١٠٢﴾

**103.** Ќе си шепотат еднинадруги: “Останавте само десет дена.”

يَتَخَٰفَتُونَ بَيۡنَهُمۡ إِن لَّبِثۡتُمۡ إِلَّا عَشۡرٗا ١٠٣

**104.** Ние најдобро го знаеме она што го зборуваат. И кога ќе рече оној,најпаметниот од нив: “Останавте само еден ден!”

نَّحۡنُ أَعۡلَمُ بِمَا يَقُولُونَ إِذۡ يَقُولُ أَمۡثَلُهُمۡ طَرِيقَةً إِن لَّبِثۡتُمۡ إِلَّا يَوۡمٗا ١٠٤

**105.** И те прашуваат за брдата, па, кажи: “Господарот мој ќе ги здроби во прашина,

وَيَسۡـَٔلُونَكَ عَنِ ٱلۡجِبَالِ فَقُلۡ يَنسِفُهَا رَبِّي نَسۡفٗا ١٠٥

**106.** а местата во кои биле ќе ги остави пусти,

فَيَذَرُهَا قَاعٗا صَفۡصَفٗا ١٠٦

**107.** па, по земјата не ќе видиш ни кривина ни пречка.”

لَّا تَرَىٰ فِيهَا عِوَجٗا وَلَآ أَمۡتٗا ١٠٧

**108.** На Денот тој, ќе го следат оној што ќе ги вика и за него не ќе има пречка. И гласовите ќе замолчат пред Милостивиот и само шепот ќе слушнеш.

يَوۡمَئِذٖ يَتَّبِعُونَ ٱلدَّاعِيَ لَا عِوَجَ لَهُۥۖ وَخَشَعَتِ ٱلۡأَصۡوَاتُ لِلرَّحۡمَٰنِ فَلَا تَسۡمَعُ إِلَّا هَمۡسٗا ١٠٨

**109.** На Денот тој посредувањето ќе му користи само на оној кому ќе му дозволи Милостивиот и со чиј говор Он ќе биде задоволен.

يَوۡمَئِذٖ لَّا تَنفَعُ ٱلشَّفَٰعَةُ إِلَّا مَنۡ أَذِنَ لَهُ ٱلرَّحۡمَٰنُ وَرَضِيَ لَهُۥ قَوۡلٗا ١٠٩

**110.** Он го знае и она што е пред нив и она што е зад нив; оние со знаењето не можат да Го опфатат.

يَعۡلَمُ مَا بَيۡنَ أَيۡدِيهِمۡ وَمَا خَلۡفَهُمۡ وَلَا يُحِيطُونَ بِهِۦ عِلۡمٗا ١١٠

**111.** А лицата ќе бидат потчинети пред Живиот и Пос-

۞ وَعَنَتِ ٱلۡوُجُوهُ لِلۡحَيِّ ٱلۡقَيُّومِۖ وَقَدۡ خَابَ

тојаниот. Ќе пропадне, сигурно, оној што ќе понесе зло бреме!

مَنْ حَمَلَ ظُلْمًا ﴿١١١﴾

**112.** Оној кој работи добри дела е - верник, не се плаши ни од штета ни од неправда.

وَمَن يَعْمَلْ مِنَ الصَّالِحَاتِ وَهُوَ مُؤْمِنٌ فَلَا يَخَافُ ظُلْمًا وَلَا هَضْمًا ﴿١١٢﴾

**113.** И ете, така Кур'анот Ние го објавивме на арапски јазик и во него ги поредивме ветувањата за да бидат богобојазливи или опоменувачки да влијае врз нив.

وَكَذَٰلِكَ أَنزَلْنَاهُ قُرْآنًا عَرَبِيًّا وَصَرَّفْنَا فِيهِ مِنَ الْوَعِيدِ لَعَلَّهُمْ يَتَّقُونَ أَوْ يُحْدِثُ لَهُمْ ذِكْرًا ﴿١١٣﴾

**114.** Па, Аллах е Вишен! Владар вистински! И не брзај со Кур'анот пред да ти се заврши вдахновението негово. И кажи: “Господаре мој, зголеми го знаењето мое!”

فَتَعَالَى اللَّهُ الْمَلِكُ الْحَقُّ ۗ وَلَا تَعْجَلْ بِالْقُرْآنِ مِن قَبْلِ أَن يُقْضَىٰ إِلَيْكَ وَحْيُهُ ۖ وَقُل رَّبِّ زِدْنِي عِلْمًا ﴿١١٤﴾

**115.** И на Адем, сигурно, Ние му препорачавме. Потоа тој заборави. И кај него не најдовме решителност.

وَلَقَدْ عَهِدْنَا إِلَىٰ آدَمَ مِن قَبْلُ فَنَسِيَ وَلَمْ نَجِدْ لَهُ عَزْمًا ﴿١١٥﴾

**116.** И кога Ние им рековме на мелеките: “Паднете му на сеџде на Адем и, ете, паднаа на сеџде, освен Иблисот кој го отфрли тоа.

وَإِذْ قُلْنَا لِلْمَلَائِكَةِ اسْجُدُوا لِآدَمَ فَسَجَدُوا إِلَّا إِبْلِيسَ أَبَىٰ ﴿١١٦﴾

**117.** Тогаш Ние рековме: “О Адем, овој, навистина, е непријател, твој и на жената твоја. Па, така, никако нека не ве истера од Џеннетот; ќе се унесреќите.

فَقُلْنَا يَا آدَمُ إِنَّ هَٰذَا عَدُوٌّ لَّكَ وَلِزَوْجِكَ فَلَا يُخْرِجَنَّكُمَا مِنَ الْجَنَّةِ فَتَشْقَىٰ ﴿١١٧﴾

**118.** Да, во Џеннетот не ќе останеш ни гладен ни гол;

إِنَّ لَكَ أَلَّا تَجُوعَ فِيهَا وَلَا تَعْرَىٰ ﴿١١٨﴾

**119.** да, во Џеннетот не ќе останеш ни жеден ни испотен.”

وَأَنَّكَ لَا تَظْمَأُ فِيهَا وَلَا تَضْحَىٰ ﴿١١٩﴾

**120.** Па, Шејтанот, дрдорејќи му, рече: "О Адем, да те натерам ли да се приближиш до стеблото на вечноста и на власта која не исчезнува?"

فَوَسْوَسَ إِلَيْهِ ٱلشَّيْطَٰنُ قَالَ يَٰٓـَٔادَمُ
هَلْ أَدُلُّكَ عَلَىٰ شَجَرَةِ ٱلْخُلْدِ وَمُلْكٍ لَّا يَبْلَىٰ ١٢٠

**121.** И двајцата пробаа од него, и започнаа, тогаш, да им се покажуваат нивните срамни места, и почнаа да ги покриваат, фрлајќи врз нив лисја џеннетски. И Адем не го послуша Господарот свој па скршна од патот.

فَأَكَلَا مِنْهَا فَبَدَتْ لَهُمَا سَوْءَٰتُهُمَا وَطَفِقَا
يَخْصِفَانِ عَلَيْهِمَا مِن وَرَقِ ٱلْجَنَّةِ ۚ
وَعَصَىٰٓ ءَادَمُ رَبَّهُۥ فَغَوَىٰ ١٢١

**122.** Потоа Господарот негов го избра, му прости и го упати.

ثُمَّ ٱجْتَبَٰهُ رَبُّهُۥ فَتَابَ عَلَيْهِ وَهَدَىٰ ١٢٢

**123.** Рече: "Слегувајте од него сите! Еднинадруги ќе бидете непријатели. "Ќе ви доаѓа од мене Патоказ, сигурно! Па, кој ќе го следи Патоказот мој не ќе скршне во заблуда и не ќе зажали.

قَالَ ٱهْبِطَا مِنْهَا جَمِيعًۢا ۖ بَعْضُكُمْ لِبَعْضٍ عَدُوٌّ ۖ
فَإِمَّا يَأْتِيَنَّكُم مِّنِّى هُدًى
فَمَنِ ٱتَّبَعَ هُدَاىَ فَلَا يَضِلُّ وَلَا يَشْقَىٰ ١٢٣

**124.** А кој ќе биде рамнодушен кон опомената моја за него, навистина, има безизлезен живот, и на Денот суден Ние ќе го приведеме слеп.

وَمَنْ أَعْرَضَ عَن ذِكْرِى فَإِنَّ لَهُۥ مَعِيشَةً ضَنكًا
وَنَحْشُرُهُۥ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ أَعْمَىٰ ١٢٤

**125.** Ќе рече: "Господаре мој, зошто ме преведе слеп, а јас гледав."

قَالَ رَبِّ لِمَ حَشَرْتَنِىٓ أَعْمَىٰ وَقَدْ كُنتُ بَصِيرًا ١٢٥

**126.** Аллах ќе рече: "Ете, така! Ти доаѓаа ајетите Наши па

قَالَ كَذَٰلِكَ أَتَتْكَ ءَايَٰتُنَا فَنَسِيتَهَا ۖ وَكَذَٰلِكَ

заборавaше на нив. И ете, така денес ќе бидеш заборавен.”

ٱلْيَوْمَ تُنسَىٰ ١٢٦

**127.** И ете, така Ние ќе ги казнеме оние кои претеруваа... и кои не веруваа во ајетите од Господарот негов. А казната на Ахирет, сигурно, е пожешка и потрајна.

وَكَذَٰلِكَ نَجْزِى مَنْ أَسْرَفَ وَلَمْ يُؤْمِنۢ بِـَٔايَٰتِ رَبِّهِۦ ۚ
وَلَعَذَابُ ٱلْـَٔاخِرَةِ أَشَدُّ وَأَبْقَىٰٓ ١٢٧

**128.** Не се ли упатени кон тоа колку поколенија пред нив Ние уништивме по чии домови оние, токму, одат. Во тоа, навистина, има знаменија за надарените со разбир!

أَفَلَمْ يَهْدِ لَهُمْ كَمْ أَهْلَكْنَا قَبْلَهُم مِّنَ ٱلْقُرُونِ يَمْشُونَ
فِى مَسَٰكِنِهِمْ ۗ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَـَٔايَٰتٍ لِّأُو۟لِى ٱلنُّهَىٰ ١٢٨

**129.** И да не претходеше зборот на Господарот твој, казната ќе беше неминовна и, ете го крајот определен!

وَلَوْلَا كَلِمَةٌ سَبَقَتْ مِن رَّبِّكَ لَكَانَ لِزَامًا
وَأَجَلٌ مُّسَمًّى ١٢٩

**130.** Стрпи се за она што го зборуваат. И величај Го, заблагодарувајќи се, Господарот твој, пред изгрејсонце и пред зајдисонце, и во доцнежните часови. И на крајот на денот, исто така, за да бидеш задоволен!

فَٱصْبِرْ عَلَىٰ مَا يَقُولُونَ وَسَبِّحْ بِحَمْدِ رَبِّكَ
قَبْلَ طُلُوعِ ٱلشَّمْسِ وَقَبْلَ غُرُوبِهَا ۖ وَمِنْ ءَانَآئِ ٱلَّيْلِ
فَسَبِّحْ وَأَطْرَافَ ٱلنَّهَارِ لَعَلَّكَ تَرْضَىٰ ١٣٠

**131.** И не фрлај го долго опулот твој кон она што Ние одредивме да биде тој задоволен, од чии видови има и цвеќе за животот на овој свет, за да ги испробаме во тоа. ‘Рскот од Господарот твој е најдобар и најтраен!

وَلَا تَمُدَّنَّ عَيْنَيْكَ إِلَىٰ مَا مَتَّعْنَا بِهِۦٓ أَزْوَٰجًا مِّنْهُمْ زَهْرَةَ
ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا لِنَفْتِنَهُمْ فِيهِ ۚ وَرِزْقُ رَبِّكَ خَيْرٌ وَأَبْقَىٰ ١٣١

**132.** И нареди му на семејството твое намаз! И истрај во тоа! Не бараме од тебе да се снабдуваш.

وَأْمُرْ أَهْلَكَ بِٱلصَّلَوٰةِ وَٱصْطَبِرْ عَلَيْهَا ۖ لَا نَسْـَٔلُكَ رِزْقًا ۖ
نَّحْنُ نَرْزُقُكَ ۗ وَٱلْعَٰقِبَةُ لِلتَّقْوَىٰ ١٣٢

Ние, токму, те снабдевме. За богобојазливите крајот е добар.

**133.** И зборуваат: “Зошто не ни дојде ајет од Господарот негов?” Не им дојде ли јаснотија за она што е во страниците одамнешни?”

وَقَالُوا لَوْلَا يَأْتِينَا بِآيَةٍ مِّن رَّبِّهِ ۚ
أَوَلَمْ تَأْتِهِم بَيِّنَةُ مَا فِي الصُّحُفِ الْأُولَىٰ ﴿١٣٣﴾

**134.** А Ние со казна да ги уништивме пред него ќе речеа: “Господаре наш, зошто не ни испратиш пејгамбер? Ќе ги следевме ајетите Твои и пред да сме понижени и отфрлени!”

وَلَوْ أَنَّا أَهْلَكْنَاهُم بِعَذَابٍ مِّن قَبْلِهِ
لَقَالُوا رَبَّنَا لَوْلَا أَرْسَلْتَ إِلَيْنَا رَسُولًا
فَنَتَّبِعَ آيَاتِكَ مِن قَبْلِ أَن نَّذِلَّ وَنَخْزَىٰ ﴿١٣٤﴾

**135.** Кажи: “Сите чекаат. Па чекајте и вие. Ќе узнаете кои се Следбениците на патот вистински и кои се упатените!”

قُلْ كُلٌّ مُّتَرَبِّصٌ فَتَرَبَّصُوا ۖ فَسَتَعْلَمُونَ
مَنْ أَصْحَابُ الصِّرَاطِ السَّوِيِّ وَمَنِ اهْتَدَىٰ ﴿١٣٥﴾

## ***ЕЛ-ЕНБИЈА*** **(Пејгамбери) XXI**




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** За луѓето се приближува пресметката нивна, а тие се безгрижни и рамнодушни кон неа.

اقْتَرَبَ لِلنَّاسِ حِسَابُهُمْ وَهُمْ فِي غَفْلَةٍ
مُّعْرِضُونَ ﴿١﴾

**2.** Опомената од Господарот нивни не им дојде а да не ја сослушаат и со неа да не се изигруваат.

مَا يَأْتِيهِم مِّن ذِكْرٍ مِّن رَّبِّهِم مُّحْدَثٍ
إِلَّا اسْتَمَعُوهُ وَهُمْ يَلْعَبُونَ ﴿٢﴾

**3.** Срцата нивни се расфрлани; тајно си шепотат и си се

لَاهِيَةً قُلُوبُهُمْ ۗ وَأَسَرُّوا النَّجْوَى الَّذِينَ ظَلَمُوا

доверуваат оние кои зулум направија: “Нели ова е човек вам сличен? Ќе се поведувате ли за волшебништвото а гледате дека тоа е така.”

هَلْ هَٰذَآ إِلَّا بَشَرٌ مِّثْلُكُمْ أَفَتَأْتُونَ
السِّحْرَ وَأَنتُمْ تُبْصِرُونَ ٣

**4.** Рече:“Господарот мој го знае говорот и на небо и на Земја. Он е Слушач и Зналец!”

قَالَ رَبِّي يَعْلَمُ الْقَوْلَ فِي السَّمَآءِ وَالْأَرْضِ
وَهُوَ السَّمِيعُ الْعَلِيمُ ٤

**5.** Но, не! Само велат: “Тоа се само сништа нејасни; тоа е само лага. Тој е поет, па ни дојде со знамение како што беа дошле одамнешните.”

بَلْ قَالُوٓا۟ أَضْغَٰثُ أَحْلَٰمٍۭ بَلِ افْتَرَىٰهُ بَلْ هُوَ
شَاعِرٌ فَلْيَأْتِنَا بِـَٔايَةٍ كَمَآ أُرْسِلَ الْأَوَّلُونَ ٥

**6.** Градот пред нив што Ние го уништивме не веруваше. Па, ќе веруваат ли тие?

مَآ ءَامَنَتْ قَبْلَهُم مِّن قَرْيَةٍ أَهْلَكْنَٰهَآ أَفَهُمْ
يُؤْمِنُونَ ٦

**7.** И пред тебе Ние испраќавме луѓе на кои им објавивме. Па, прашај ги Следбениците на Опомената ако вие, навистина, не знаете.

وَمَآ أَرْسَلْنَا قَبْلَكَ إِلَّا رِجَالًا نُّوحِىٓ إِلَيْهِمْ فَسْـَٔلُوٓا۟
أَهْلَ الذِّكْرِ إِن كُنتُمْ لَا تَعْلَمُونَ ٧

**8.** И Ние не ги направивме тела, кои не јадат храна и кои би биле вечни.

وَمَا جَعَلْنَٰهُمْ جَسَدًا لَّا يَأْكُلُونَ الطَّعَامَ
وَمَا كَانُوا۟ خَٰلِدِينَ ٨

**9.** Потоа се овистини ветувањето; тогаш Ние ги избегнавме оние кои сакавме, а расипаните ги уништивме.

ثُمَّ صَدَقْنَٰهُمُ الْوَعْدَ فَأَنجَيْنَٰهُمْ وَمَن نَّشَآءُ
وَأَهْلَكْنَا الْمُسْرِفِينَ ٩

**10.** Ние, секако, ти објавивме Книга во која има опомена за вас. Нема ли да се вразумите?

لَقَدْ أَنزَلْنَآ إِلَيْكُمْ كِتَٰبًا فِيهِ ذِكْرُكُمْ أَفَلَا
تَعْقِلُونَ ١٠

**11.** И колку градови Ние ги снемавме кои беа зулумќари и по нив создадовме други луѓе.

وَكَمْ قَصَمْنَا مِن قَرْيَةٍ كَانَتْ ظَالِمَةً
وَأَنشَأْنَا بَعْدَهَا قَوْمًا آخَرِينَ ١١

**12.** И бидејќи ја усетија строгоста Наша веднаш од градот избегаа.

فَلَمَّا أَحَسُّوا بَأْسَنَا إِذَا هُم مِّنْهَا يَرْكُضُونَ ١٢

**13.** Не бегајте, вратете се онаму каде што живеевте удобен живот, и во огништата ваши, бидејќи ќе бидете одговорни.

لَا تَرْكُضُوا وَارْجِعُوا إِلَىٰ مَا أُتْرِفْتُمْ فِيهِ
وَمَسَاكِنِكُمْ لَعَلَّكُمْ تُسْأَلُونَ ١٣

**14.** Рекоа: “Тешко нам! Ние, навистина, бевме зулумќари.”

قَالُوا يَا وَيْلَنَا إِنَّا كُنَّا ظَالِمِينَ ١٤

**15.** И тоа нивно довикување не престануваше сѐ додека Ние не ги направивме жито пожнеано.

فَمَا زَالَت تِّلْكَ دَعْوَاهُمْ حَتَّىٰ جَعَلْنَاهُمْ
حَصِيدًا خَامِدِينَ ١٥

**16.** И Ние не ги создадовме небесата и Земјата и она што е меѓу нив за да си играме.

وَمَا خَلَقْنَا السَّمَاءَ وَالْأَرْضَ وَمَا بَيْنَهُمَا لَاعِبِينَ ١٦

**17.** Кога би посакале да се забавуваме со тоа Ние не би зеле ништо од Нас, но тоа Ние не го правиме.

لَوْ أَرَدْنَا أَن نَّتَّخِذَ لَهْوًا لَّاتَّخَذْنَاهُ مِن لَّدُنَّا
إِن كُنَّا فَاعِلِينَ ١٧

**18.** Но,не! Туку Ние невистината ја потискуваме со вистината и, така, невистината е спречена и исчезнува. Тешко вам за она што му го припишувате на Аллах!

بَلْ نَقْذِفُ بِالْحَقِّ عَلَى الْبَاطِلِ فَيَدْمَغُهُ
فَإِذَا هُوَ زَاهِقٌ وَلَكُمُ الْوَيْلُ مِمَّا تَصِفُونَ ١٨

**19.** И сѐ што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! А оние

وَلَهُ مَن فِي السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضِ وَمَنْ عِندَهُ

кои се во близината Негова не престануваат во ибадетот кон Него и не се заморат.

لَا يَسْتَكْبِرُونَ عَنْ عِبَادَتِهِۦ وَلَا يَسْتَحْسِرُونَ ﴿١٩﴾

**20.** И денонокно Го величат; лаги не измислуваат.

يُسَبِّحُونَ ٱلَّيْلَ وَٱلنَّهَارَ لَا يَفْتُرُونَ ﴿٢٠﴾

**21.** Или, земаат ли од земјата божества некакви што ќе можат да оживуваат?

أَمِ ٱتَّخَذُوٓاْ ءَالِهَةً مِّنَ ٱلْأَرْضِ هُمْ يُنشِرُونَ ﴿٢١﴾

**22.** И кога би имало на небесата и на Земјата друго божество освен Аллах - би пропаднале, сигурно! Па, нека биде славен Аллах, Господарот на Аршот, од она што Му го припишуваат!

لَوْ كَانَ فِيهِمَآ ءَالِهَةٌ إِلَّا ٱللَّهُ لَفَسَدَتَا ۚ
فَسُبْحَٰنَ ٱللَّهِ رَبِّ ٱلْعَرْشِ عَمَّا يَصِفُونَ ﴿٢٢﴾

**23.** И не ќе биде прашан за она што го прави, а тие ќе бидат прашани.

لَا يُسْـَٔلُ عَمَّا يَفْعَلُ وَهُمْ يُسْـَٔلُونَ ﴿٢٣﴾

**24.** Или, пак, покрај Аллах онние земаат божество? Кажи: “Донесете, тогаш, доказ ваш. Оваа Опомена е за оној што е со мене и Опомена е за оној што е пред мене. Но, мнозинството од нив не ја знаат вистината: ете, рамнодушни се!

أَمِ ٱتَّخَذُواْ مِن دُونِهِۦٓ ءَالِهَةً ۖ قُلْ هَاتُواْ بُرْهَٰنَكُمْ ۖ
هَٰذَا ذِكْرُ مَن مَّعِىَ وَذِكْرُ مَن قَبْلِى ۗ بَلْ أَكْثَرُهُمْ لَا يَعْلَمُونَ
ٱلْحَقَّ ۖ فَهُم مُّعْرِضُونَ ﴿٢٤﴾

**25.** И Ние не испративме ниеден пејгамбер пред тебе а да не му објавивме дека нема друг бог освен Него; па, тогаш, само Мене обожавајте ме!

وَمَآ أَرْسَلْنَا مِن قَبْلِكَ مِن رَّسُولٍ إِلَّا نُوحِىٓ إِلَيْهِ
أَنَّهُۥ لَآ إِلَٰهَ إِلَّآ أَنَا۠ فَٱعْبُدُونِ ﴿٢٥﴾

**26.** И зборуваа: “Милостивиот си присвои дете.” Славен нека биде Он! Но, робовите се само благородни,

وَقَالُواْ ٱتَّخَذَ ٱلرَّحْمَٰنُ وَلَدًا ۗ سُبْحَٰنَهُۥ ۚ
بَلْ عِبَادٌ مُّكْرَمُونَ ﴿٢٦﴾

**27.** кои не претекнуваат во зборувањето, туку се однесуваат според наредбата Негова,

لَا يَسۡبِقُونَهُۥ بِٱلۡقَوۡلِ وَهُم بِأَمۡرِهِۦ يَعۡمَلُونَ ٢٧

**28.** Он го знае и она што е пред нив и она што е по нив; тие ќе посредуваат само за оној со кого е Он задоволен. Оние, бидејќи се плашат од Него, се чувствителни!

يَعۡلَمُ مَا بَيۡنَ أَيۡدِيهِمۡ وَمَا خَلۡفَهُمۡ وَلَا يَشۡفَعُونَ إِلَّا لِمَنِ ٱرۡتَضَىٰ وَهُم مِّنۡ خَشۡيَتِهِۦ مُشۡفِقُونَ ٢٨

**29.** А оној меѓу нив кој вели: “Да, јас сум бог покрај Него” - ќе го казниме со Џехеннемот. И ете, така Ние ги казнуваме неверниците.

۞ وَمَن يَقُلۡ مِنۡهُمۡ إِنِّيٓ إِلَٰهٞ مِّن دُونِهِۦ فَذَٰلِكَ نَجۡزِيهِ جَهَنَّمَۚ كَذَٰلِكَ نَجۡزِي ٱلظَّٰلِمِينَ ٢٩

**30.** Не гледаат ли оние кои не веруваат дека и небесата и Земјата беа, навистина, една целина па Ние ја раздвоивме. И сѐ што е живо Ние од вода го создадовме. Не веруваат ли?

أَوَلَمۡ يَرَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓاْ أَنَّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضَ كَانَتَا رَتۡقٗا فَفَتَقۡنَٰهُمَاۖ وَجَعَلۡنَا مِنَ ٱلۡمَآءِ كُلَّ شَيۡءٍ حَيٍّۚ أَفَلَا يُؤۡمِنُونَ ٣٠

**31.** И по земјата Ние подигнавме планини без таа да ги стресе и создадовме патишта широки меѓу планините, патеки, за да се управуваат по нив.

وَجَعَلۡنَا فِي ٱلۡأَرۡضِ رَوَٰسِيَ أَن تَمِيدَ بِهِمۡ وَجَعَلۡنَا فِيهَا فِجَاجٗا سُبُلٗا لَّعَلَّهُمۡ يَهۡتَدُونَ ٣١

**32.** И Ние небото го создадовме како покрив сигурен. Но, оние се рамнодушни кон знаменијата Наши.

وَجَعَلۡنَا ٱلسَّمَآءَ سَقۡفٗا مَّحۡفُوظٗاۖ وَهُمۡ عَنۡ ءَايَٰتِهَا مُعۡرِضُونَ ٣٢

**33.** И Он ги создаде ноќта и денот, Сонцето и Месечината. И сѐ во вселената плови.

وَهُوَ ٱلَّذِي خَلَقَ ٱلَّيۡلَ وَٱلنَّهَارَ وَٱلشَّمۡسَ وَٱلۡقَمَرَۖ كُلّٞ فِي فَلَكٖ يَسۡبَحُونَ ٣٣

**34.** И Ние човекот пред тебе не го создадовме вечен. Е, па, ако

وَمَا جَعَلۡنَا لِبَشَرٖ مِّن قَبۡلِكَ ٱلۡخُلۡدَۖ أَفَإِيْن مِّتَّ

ти умреш, вечни ли ќе бидат тие?

فَهُمُ ٱلۡخَٰلِدُونَ ٣٤

**35.** Секој човек ќе ја вкуси смртта. Ние ќе ве испробаме и со добро и со зло искушение. И нам ќе ни се вратите!

كُلُّ نَفۡسٖ ذَآئِقَةُ ٱلۡمَوۡتِۗ وَنَبۡلُوكُم
بِٱلشَّرِّ وَٱلۡخَيۡرِ فِتۡنَةٗۖ وَإِلَيۡنَا تُرۡجَعُونَ ٣٥

**36.** И ако те видат оние кои не веруваат, само те исмеваат: "Тој ли е овој кој ги споменува божествата ваши?" Тоа се, токму, оние кои не веруваат во Опомената на Милостивиот.

وَإِذَا رَءَاكَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓاْ إِن يَتَّخِذُونَكَ
إِلَّا هُزُوًا أَهَٰذَا ٱلَّذِي يَذۡكُرُ ءَالِهَتَكُمۡ
وَهُم بِذِكۡرِ ٱلرَّحۡمَٰنِ هُمۡ كَٰفِرُونَ ٣٦

**37.** Човекот е создаден набрзина. Ќе ви ги покажам знаменијата Мои, па не барајте со Мене да брзате!

خُلِقَ ٱلۡإِنسَٰنُ مِنۡ عَجَلٖۚ سَأُوْرِيكُمۡ
ءَايَٰتِي فَلَا تَسۡتَعۡجِلُونِ ٣٧

**38.** И велат: "Што е со ветувањето ако сте искрени?"

وَيَقُولُونَ مَتَىٰ هَٰذَا ٱلۡوَعۡدُ
إِن كُنتُمۡ صَٰدِقِينَ ٣٨

**39.** Или кога неверниците би знаеле кога ќе се оствари, огнот ни од лицата нивни ни од плеќите нивни не би можеле да го отстранат а ниту, пак, би им се помогнало,

لَوۡ يَعۡلَمُ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ حِينَ لَا يَكُفُّونَ
عَن وُجُوهِهِمُ ٱلنَّارَ وَلَا عَن ظُهُورِهِمۡ
وَلَا هُمۡ يُنصَرُونَ ٣٩

**40.** туку би им дошло однедеж, вчудоневидувајќи ги, и не ќе можат да го отстранат и тогаш не ќе бидат здогледани.

بَلۡ تَأۡتِيهِم بَغۡتَةٗ فَتَبۡهَتُهُمۡ
فَلَا يَسۡتَطِيعُونَ رَدَّهَا وَلَا هُمۡ يُنظَرُونَ ٤٠

**41.** Беа исмевани и пејгамберите пред тебе, секако! Па, кај оние од нив кои се исмеваа им се оствари она за што, токму, се исмеваа.

وَلَقَدِ ٱسۡتُهۡزِئَ بِرُسُلٖ مِّن قَبۡلِكَ فَحَاقَ بِٱلَّذِينَ
سَخِرُواْ مِنۡهُم مَّا كَانُواْ بِهِۦ يَسۡتَهۡزِءُونَ ٤١

**42.** Кажи: "Кој ќе ве штити деноноќно од Милостивиот?"

قُلۡ مَن يَكۡلَؤُكُم بِٱلَّيۡلِ وَٱلنَّهَارِ مِنَ ٱلرَّحۡمَٰنِۗ

Тие се кон Опомената на Господарот свој рамнодушни!

بَلْ هُمْ عَن ذِكْرِ رَبِّهِم مُّعْرِضُونَ ٤٢

**43.** Или, пак, ќе ги поддржиш божествата а не Нас? Оние не можат себеси да си помогнат, а ниту пак од Нас да ги придружуваат.

أَمْ لَهُمْ ءَالِهَةٌ تَمْنَعُهُم مِّن دُونِنَا
لَا يَسْتَطِيعُونَ نَصْرَ أَنفُسِهِمْ وَلَا هُم مِّنَّا
يُصْحَبُونَ ٤٣

**44.** Но, за нив и предците нивни Ние одредивме да уживаат сѐ додека времето не им се продолжи. Не гледаат ли дека Ние, навистина, ја стеснуваме земјата од краиштата нејзини? И оние ли се победници?

بَلْ مَتَّعْنَا هَٰٓؤُلَآءِ وَءَابَآءَهُمْ حَتَّىٰ طَالَ عَلَيْهِمُ
ٱلْعُمُرُ أَفَلَا يَرَوْنَ أَنَّا نَأْتِى ٱلْأَرْضَ نَنقُصُهَا
مِنْ أَطْرَافِهَآ أَفَهُمُ ٱلْغَٰلِبُونَ ٤٤

**45.** Кажи: “Јас ве опоменувам, навистина, со објавата.” Но, глувите не го слушаат повикот кога ќе бидат опоменати.

قُلْ إِنَّمَآ أُنذِرُكُم بِٱلْوَحْىِ وَلَا يَسْمَعُ ٱلصُّمُّ
ٱلدُّعَآءَ إِذَا مَا يُنذَرُونَ ٤٥

**46.** И кога би ги допрел само еден замав од казната на Господарот твој сигурно би рекле: “Тешко нам! Ние, навистина, бевме зулумќари!”

وَلَئِن مَّسَّتْهُمْ نَفْحَةٌ مِّنْ عَذَابِ رَبِّكَ
لَيَقُولُنَّ يَٰوَيْلَنَآ إِنَّا كُنَّا ظَٰلِمِينَ ٤٦

**47.**На Денот суден Ние ќе ги поставиме мерилата на правдата и тогаш не ќе биде оштетен. И ако нешто биде ситно колку една голушка ќе му го дадеме. Доста е тоа што Ние ќе пресметуваме.

وَنَضَعُ ٱلْمَوَٰزِينَ ٱلْقِسْطَ لِيَوْمِ ٱلْقِيَٰمَةِ فَلَا تُظْلَمُ
نَفْسٌ شَيْـًٔا وَإِن كَانَ مِثْقَالَ حَبَّةٍ
مِّنْ خَرْدَلٍ أَتَيْنَا بِهَا وَكَفَىٰ بِنَا حَٰسِبِينَ ٤٧

**48.**Ние веќе и на Муса и на Харун им дадовме Разделувач на вистината од невистината, и Светлина и Опомена за богобојазливите,

وَلَقَدْ ءَاتَيْنَا مُوسَىٰ وَهَٰرُونَ ٱلْفُرْقَانَ وَضِيَآءً
وَذِكْرًا لِّلْمُتَّقِينَ ٤٨

**49.** кои се плашат од Господарот свој во тајност и кои го предвидуваат Часот определен.

ٱلَّذِينَ يَخۡشَوۡنَ رَبَّهُم بِٱلۡغَيۡبِ
وَهُم مِّنَ ٱلسَّاعَةِ مُشۡفِقُونَ ٤٩

**50.** А овој Кур’ан е благословеОпомена која Ние ја објавуваме.Зошто, тогаш, го пренебрегнувате?

وَهَٰذَا ذِكۡرٞ مُّبَارَكٌ أَنزَلۡنَٰهُۚ أَفَأَنتُمۡ لَهُۥ مُنكِرُونَ ٥٠

**51.** И на Ибрахим Ние му го дадовме показот негов и порано. И Ние добро го познававме.

۞وَلَقَدۡ ءَاتَيۡنَآ إِبۡرَٰهِيمَ رُشۡدَهُۥ مِن قَبۡلُ وَكُنَّا
بِهِۦ عَٰلِمِينَ ٥١

**52.** Кога му рече на бабо му и на народот свој: “Какви се овие контури кон кои вие се оддавате?”

إِذۡ قَالَ لِأَبِيهِ وَقَوۡمِهِۦ مَا هَٰذِهِ ٱلتَّمَاثِيلُ ٱلَّتِيٓ
أَنتُمۡ لَهَا عَٰكِفُونَ ٥٢

**53.** Рекоа:“Ги најдовме предците наши како ги обожаваат.”

قَالُواْ وَجَدۡنَآ ءَابَآءَنَا لَهَا عَٰبِدِينَ ٥٣

**54.** Рече: “Вие и предците ваши веќе скршнавте во заблуда очигледна!”

قَالَ لَقَدۡ كُنتُمۡ أَنتُمۡ وَءَابَآؤُكُمۡ
فِي ضَلَٰلٖ مُّبِينٖ ٥٤

**55.** Рекоа:“Ни дојде ли со вистина или, пак, си играш?”

قَالُوٓاْ أَجِئۡتَنَا بِٱلۡحَقِّ أَمۡ أَنتَ مِنَ ٱللَّٰعِبِينَ ٥٥

**56.** Рече:“Но, не! Господарот ваш е Господарот на небесата и на Земјата; Он нив, токму, ги создаде. Јас сум ваш сведок.

قَالَ بَل رَّبُّكُمۡ رَبُّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ ٱلَّذِي فَطَرَهُنَّ
وَأَنَا۠ عَلَىٰ ذَٰلِكُم مِّنَ ٱلشَّٰهِدِينَ ٥٦

**57.** И се колнам во Аллах дека, штом ќе се оддалечите, сигурно ќе ги скршам киповите ваши.”

وَتَٱللَّهِ لَأَكِيدَنَّ أَصۡنَٰمَكُم بَعۡدَ أَن تُوَلُّواْ
مُدۡبِرِينَ ٥٧

**58.**Всушност, ги здроби во парчиња, освен големиот за да му се обратат.

فَجَعَلَهُمۡ جُذَٰذًا إِلَّا كَبِيرٗا لَّهُمۡ لَعَلَّهُمۡ إِلَيۡهِ
يَرۡجِعُونَ ٥٨

**59.** Рекоа: “Кој го направи ова со божествата наши? Тој, навистина, е зулумќар!”

قَالُوا۟ مَن فَعَلَ هَٰذَا بِـَٔالِهَتِنَآ إِنَّهُۥ لَمِنَ
ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٥٩﴾

**60.** Рекоа: “Слушнавме за едно момче кое го спменуваат; го викаат Ибрахим.”

قَالُوا۟ سَمِعْنَا فَتًى يَذْكُرُهُمْ يُقَالُ لَهُۥٓ إِبْرَٰهِيمُ ﴿٦٠﴾

**61.** Рекоа: “Доведете го пред очите на луѓето за да посведочат!”

قَالُوا۟ فَأْتُوا۟ بِهِۦ عَلَىٰٓ أَعْيُنِ ٱلنَّاسِ لَعَلَّهُمْ
يَشْهَدُونَ ﴿٦١﴾

**62.** Рекоа: “О Ибрахим, ти ли го направи ова со божествата наши?”

قَالُوٓا۟ ءَأَنتَ فَعَلْتَ هَٰذَا بِـَٔالِهَتِنَا يَٰٓإِبْرَٰهِيمُ ﴿٦٢﴾

**63.** Рече: “Не, тоа го направи најголемиот од нив: ете, прашајте го! Ако зборуваат?”

قَالَ بَلْ فَعَلَهُۥ كَبِيرُهُمْ
هَٰذَا فَسْـَٔلُوهُمْ إِن كَانُوا۟ يَنطِقُونَ ﴿٦٣﴾

**64.** Па се присобраа и рекоа: “Вие сте, навистина, зулумќари!”

فَرَجَعُوٓا۟ إِلَىٰٓ أَنفُسِهِمْ فَقَالُوٓا۟ إِنَّكُمْ
أَنتُمُ ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿٦٤﴾

**65.** Потоа ги наведнаа главите свои и рекоа: “Знаеш ли дека тие не зборуваат?”

ثُمَّ نُكِسُوا۟ عَلَىٰ رُءُوسِهِمْ لَقَدْ عَلِمْتَ
مَا هَٰٓؤُلَآءِ يَنطِقُونَ ﴿٦٥﴾

**66.** Рече: “Е па, ќе обожавате ли други богови освен Аллах кои во ништо не можат да ви користат и да ви наштетат?”

قَالَ أَفَتَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ
مَا لَا يَنفَعُكُمْ شَيْـًٔا وَلَا يَضُرُّكُمْ ﴿٦٦﴾

**67.** Тешко и вам и на оние кои ги обожавате, освен Аллах! Нема ли да се вразумите?

أُفٍّ لَّكُمْ وَلِمَا تَعْبُدُونَ
مِن دُونِ ٱللَّهِ أَفَلَا تَعْقِلُونَ ﴿٦٧﴾

**68.** Рекоа: “Запалете го и помогнете ги божествата ваши, ако сакате тоа за нив да го направите!”

قَالُوا۟ حَرِّقُوهُ وَٱنصُرُوٓا۟ ءَالِهَتَكُمْ إِن كُنتُمْ
فَٰعِلِينَ ﴿٦٨﴾

**69.** Ние на глас рековме: “О оган, стани ладен и спасоносен за Ибрахим!”

قُلْنَا يَٰنَارُ كُونِي بَرْدًا وَسَلَٰمًا عَلَىٰٓ إِبْرَٰهِيمَ ٦٩

**70.** И посакаа да му стават стапица, но Ние ги поразивме.

وَأَرَادُوا۟ بِهِۦ كَيْدًا فَجَعَلْنَٰهُمُ ٱلْأَخْسَرِينَ ٧٠

**71.** И Ние го спасивме него и Лута на земјата која ја благословивме за световите.

وَنَجَّيْنَٰهُ وَلُوطًا إِلَى ٱلْأَرْضِ ٱلَّتِى بَٰرَكْنَا فِيهَا
لِلْعَٰلَمِينَ ٧١

**72.** И Ние го подаривме Исхака, а и Јакуба како внук. И Ние одредивме двајцата да бидат добри.

وَوَهَبْنَا لَهُۥٓ إِسْحَٰقَ وَيَعْقُوبَ نَافِلَةً ۖ
وَكُلًّا جَعَلْنَا صَٰلِحِينَ ٧٢

**73.** И Ние ги одредивме да бидат водачи кои ќе упатуваат по наредбата Наша и им вдахнавме да работат добрини, да извршуваат намаз и да даваат зекат. Нас нè обожаваа!

وَجَعَلْنَٰهُمْ أَئِمَّةً يَهْدُونَ بِأَمْرِنَا وَأَوْحَيْنَآ
إِلَيْهِمْ فِعْلَ ٱلْخَيْرَٰتِ وَإِقَامَ ٱلصَّلَوٰةِ
وَإِيتَآءَ ٱلزَّكَوٰةِ ۖ وَكَانُوا۟ لَنَا عَٰبِدِينَ ٧٣

**74.** И на Лут Ние му дадовме и мудрост и знаење и го избавивме од градот во кој беа присутни лоши навики. Злодејци беа, навистина, сограѓаните негови... расипани!

وَلُوطًا ءَاتَيْنَٰهُ حُكْمًا وَعِلْمًا
وَنَجَّيْنَٰهُ مِنَ ٱلْقَرْيَةِ ٱلَّتِى كَانَت تَّعْمَلُ
ٱلْخَبَٰٓئِثَ ۗ إِنَّهُمْ كَانُوا۟ قَوْمَ سَوْءٍ فَٰسِقِينَ ٧٤

**75.** И Ние го воведовме во милоста Наша; беше, навистина, меѓу добрите луѓе.

وَأَدْخَلْنَٰهُ فِى رَحْمَتِنَآ ۖ إِنَّهُۥ مِنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ٧٥

**76.** И на Нух, кога порано повика, му се ѕвавме: Ние го избавивме него и семејството негово од несреќата голема;

وَنُوحًا إِذْ نَادَىٰ مِن قَبْلُ فَٱسْتَجَبْنَا لَهُۥ
فَنَجَّيْنَٰهُ وَأَهْلَهُۥ مِنَ ٱلْكَرْبِ
ٱلْعَظِيمِ ٧٦

**77.** и Ние го заштитивме од луѓето негови кои ги сметаа за лажни ајетите Наши. Злодејци

وَنَصَرْنَٰهُ مِنَ ٱلْقَوْمِ ٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَآ ۚ إِنَّهُمْ
كَانُوا۟ قَوْمَ سَوْءٍ فَأَغْرَقْنَٰهُمْ أَجْمَعِينَ ٧٧

беа, навистина, па сите заедно ги потопивме.

وَدَاوُۥدَ وَسُلَيۡمَٰنَ إِذۡ يَحۡكُمَانِ
فِي ٱلۡحَرۡثِ إِذۡ نَفَشَتۡ فِيهِ غَنَمُ ٱلۡقَوۡمِ
وَكُنَّا لِحُكۡمِهِمۡ شَٰهِدِينَ ٧٨

**78.** И Давуд и Сулејман кога судеа за посевот што ноќе го пасеа овци од некои луѓе... Бевме сведоци за судењето нивно.

فَفَهَّمۡنَٰهَا سُلَيۡمَٰنَۚ وَكُلًّا ءَاتَيۡنَا حُكۡمٗا وَعِلۡمٗاۚ
وَسَخَّرۡنَا مَعَ دَاوُۥدَ ٱلۡجِبَالَ يُسَبِّحۡنَ وَٱلطَّيۡرَۚ
وَكُنَّا فَٰعِلِينَ ٧٩

**79.** И Ние тогаш одредивме Сулејман да проникне во тоа. И на двајцата им дадовме мудрост и знаење. И Ние ги потчинивме и планините и птиците, заедно со Давуд, да оддаваат слава; ете, тоа го направивме.

وَعَلَّمۡنَٰهُ صَنۡعَةَ لَبُوسٖ لَّكُمۡ لِتُحۡصِنَكُم
مِّنۢ بَأۡسِكُمۡۖ فَهَلۡ أَنتُمۡ شَٰكِرُونَ ٨٠

**80.** И Ние го научивме да прави штитови за вас, да ве штитат од непријателот ваш. Е па, ќе бидете ли благодарни?

وَلِسُلَيۡمَٰنَ ٱلرِّيحَ عَاصِفَةٗ تَجۡرِي بِأَمۡرِهِۦٓ إِلَى ٱلۡأَرۡضِ
ٱلَّتِي بَٰرَكۡنَا فِيهَاۚ وَكُنَّا بِكُلِّ شَيۡءٍ عَٰلِمِينَ ٨١

**81.** И на Сулејман му дојде силен ветар, кој дуваше по наредбата негова, по земјата што ја благословивме... Ние постојано ги знаеме сите нешта,

وَمِنَ ٱلشَّيَٰطِينِ مَن يَغُوصُونَ
لَهُۥ وَيَعۡمَلُونَ عَمَلٗا دُونَ ذَٰلِكَۖ
وَكُنَّا لَهُمۡ حَٰفِظِينَ ٨٢

**82.** и шејтаните, исто така, кои за него длабеа и кои работеа и други работи освен тоа; Ние постојано бдеевме врз нив.

۞وَأَيُّوبَ إِذۡ نَادَىٰ رَبَّهُۥٓ أَنِّي مَسَّنِيَ ٱلضُّرُّ
وَأَنتَ أَرۡحَمُ ٱلرَّٰحِمِينَ ٨٣

**83.** И Ејуб кога го повика Господарот свој: “Мене, навистина, зло ме обзеде, а Ти си меѓу милостивите Најмилостивиот!”

**84.** Па Ние му се оѕвавме и го отстранивме злото што беше врз него; му ги вративме со милоста Наша семејството негово и оние кои беа слични на него - сè тоа како опомена за побожните.

فَٱسۡتَجَبۡنَا لَهُۥ فَكَشَفۡنَا مَا بِهِۦ مِن ضُرّٖۖ
وَءَاتَيۡنَٰهُ أَهۡلَهُۥ وَمِثۡلَهُم مَّعَهُمۡ رَحۡمَةٗ
مِّنۡ عِندِنَا وَذِكۡرَىٰ لِلۡعَٰبِدِينَ ٨٤

**85.** И Исмаил и Идриз и Зул-Кифл... сите беа меѓу трпеливите.

وَإِسۡمَٰعِيلَ وَإِدۡرِيسَ وَذَا ٱلۡكِفۡلِۖ كُلّٞ
مِّنَ ٱلصَّٰبِرِينَ ٨٥

**86.** И Ние ги воведовме во милоста Наша... сите беа добри, навистина!

وَأَدۡخَلۡنَٰهُمۡ فِي رَحۡمَتِنَآۖ إِنَّهُم
مِّنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ٨٦

**87.** И Зунун кога замина намуртен... Па, помисли дека нема да го казниме, но во темниците повика: “Нема друг бог освен Тебе; славен биди Ти, јас сум, навистина, меѓу зулумќарите!”

وَذَا ٱلنُّونِ إِذ ذَّهَبَ مُغَٰضِبٗا فَظَنَّ أَن لَّن نَّقۡدِرَ
عَلَيۡهِ فَنَادَىٰ فِي ٱلظُّلُمَٰتِ أَن لَّآ إِلَٰهَ إِلَّآ أَنتَ
سُبۡحَٰنَكَ إِنِّي كُنتُ مِنَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٨٧

**88.** И Ние му се оѕвавме и го избавивме од тешкотијата. И ете, така Ние ги избавуваме верниците!

فَٱسۡتَجَبۡنَا لَهُۥ وَنَجَّيۡنَٰهُ مِنَ ٱلۡغَمِّۚ
وَكَذَٰلِكَ نُـۨجِي ٱلۡمُؤۡمِنِينَ ٨٨

**89.** И Зекерија, исто така, кога го повика Господарот свој: “Господаре мој, не оставај ме сам, Ти си, навистина, меѓу наследниците Најдобриот!”

وَزَكَرِيَّآ إِذۡ نَادَىٰ رَبَّهُۥ رَبِّ لَا تَذَرۡنِي فَرۡدٗا
وَأَنتَ خَيۡرُ ٱلۡوَٰرِثِينَ ٨٩

**90.** И тогаш Ние му се оѕвавме и му го подаривме Јахја, а жена му ја подобривме. Да, тие брзаа во добрини и Нè повикуваа и во желба и во страв; постојано ни беа потчинети.

فَٱسۡتَجَبۡنَا لَهُۥ وَوَهَبۡنَا لَهُۥ يَحۡيَىٰ
وَأَصۡلَحۡنَا لَهُۥ زَوۡجَهُۥٓۚ إِنَّهُمۡ كَانُواْ
يُسَٰرِعُونَ فِي ٱلۡخَيۡرَٰتِ وَيَدۡعُونَنَا
رَغَبٗا وَرَهَبٗاۖ وَكَانُواْ لَنَا خَٰشِعِينَ ٩٠

**91.** И таа која ја сочува девственоста. И во неа тогаш Ние вдахнавме од духот, творот Наш, и одредивме да биде, таа и синот нејзин, знамение за световите.

وَٱلَّتِيٓ أَحۡصَنَتۡ فَرۡجَهَا فَنَفَخۡنَا فِيهَا
مِن رُّوحِنَا وَجَعَلۡنَٰهَا وَٱبۡنَهَآ
ءَايَةٗ لِّلۡعَٰلَمِينَ ٩١

**92.** Оваа ваша заедница, навистина, е единствена заедница, а Јас сум, навистина, Господарот ваш - та, обожавајте Ме!

إِنَّ هَٰذِهِۦٓ أُمَّتُكُمۡ أُمَّةٗ وَٰحِدَةٗ
وَأَنَا۠ رَبُّكُمۡ فَٱعۡبُدُونِ ٩٢

**93.** И тие меѓусебно се разединија во наредбата нивна. Нам сите ќе ни се вратат.

وَتَقَطَّعُوٓاْ أَمۡرَهُم بَيۡنَهُمۡۖ كُلٌّ إِلَيۡنَا
رَٰجِعُونَ ٩٣

**94.** Па, кој работи добри дела а е верник... ќе му се признае трудот негов; тоа Ние, навистина, го забележавме.

فَمَن يَعۡمَلۡ مِنَ ٱلصَّٰلِحَٰتِ وَهُوَ مُؤۡمِنٞ فَلَا
كُفۡرَانَ لِسَعۡيِهِۦ وَإِنَّا لَهُۥ كَٰتِبُونَ ٩٤

**95.** Недозволено е за жителите на градот кои ги уништивме да не ни се вратат, навистина!

وَحَرَٰمٌ عَلَىٰ قَرۡيَةٍ أَهۡلَكۡنَٰهَآ أَنَّهُمۡ
لَا يَرۡجِعُونَ ٩٥

**96.** Кога ќе се отворат Јеџуџ и Меџуџ и кога сите луѓе низ стрмнина ќе се спуштаат...

حَتَّىٰٓ إِذَا فُتِحَتۡ يَأۡجُوجُ وَمَأۡجُوجُ
وَهُم مِّن كُلِّ حَدَبٖ يَنسِلُونَ ٩٦

**97.** и кога ќе се приближи ветувањето вистинско и кога очите на оние кои не веруваа ќе им се скаменат: “О тешко нам, бевме рамнодушни кон ова, бевме неверници!”

وَٱقۡتَرَبَ ٱلۡوَعۡدُ ٱلۡحَقُّ فَإِذَا هِيَ شَٰخِصَةٌ
أَبۡصَٰرُ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ يَٰوَيۡلَنَا قَدۡ كُنَّا
فِي غَفۡلَةٖ مِّنۡ هَٰذَا بَلۡ كُنَّا ظَٰلِمِينَ ٩٧

**98.** Вие и оние кои ги обожававте освен Аллах, навистина, ќе бидете гориво џехеннемско; во него за навек ќе престојувате.

إِنَّكُمۡ وَمَا تَعۡبُدُونَ مِن دُونِ
ٱللَّهِ حَصَبُ جَهَنَّمَ أَنتُمۡ لَهَا وَٰرِدُونَ ٩٨

**99.** А тие да се богови не би влегле во него; и сите во него за навек ќе останат;

لَوْ كَانَ هَٰٓؤُلَآءِ ءَالِهَةً مَّا وَرَدُوهَا
وَكُلٌّ فِيهَا خَٰلِدُونَ ٩٩

**100.** тие во него ќе дишат тешко и ништо не ќе слушаат.

لَهُمْ فِيهَا زَفِيرٌ وَهُمْ فِيهَا لَا يَسْمَعُونَ ١٠٠

**101.** На оние кои претходеа, навистина, Ние им дадовме од доброто Наше: оние од него се оддалечија.

إِنَّ ٱلَّذِينَ سَبَقَتْ لَهُم مِّنَّا ٱلْحُسْنَىٰٓ أُو۟لَٰٓئِكَ
عَنْهَا مُبْعَدُونَ ١٠١

**102.** Вревата негова не ќе ја слушнат; ќе бидат во она кон што им стремат душите нивни, постојано!

لَا يَسْمَعُونَ حَسِيسَهَا ۖ وَهُمْ فِى مَا ٱشْتَهَتْ
أَنفُسُهُمْ خَٰلِدُونَ ١٠٢

**103.** Не ќе ги вознемирува најголемиот ужас; ќе се срекаваат со мелеките: "Ова е Денот ваш што ви беше ветен!"

لَا يَحْزُنُهُمُ ٱلْفَزَعُ ٱلْأَكْبَرُ وَتَتَلَقَّىٰهُمُ
ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ هَٰذَا يَوْمُكُمُ ٱلَّذِى
كُنتُمْ تُوعَدُونَ ١٠٣

**104.** На Денот во кој Ние ќе ги свиткаме небесата како што се витка хартија за пишување. Како што почнавме со првото создавање исто така тоа и ќе го возобновиме. Ветувањето е обврска Наша. Ние сме, токму, Извршител на тоа!

يَوْمَ نَطْوِى ٱلسَّمَآءَ كَطَىِّ ٱلسِّجِلِّ لِلْكُتُبِ ۚ
كَمَا بَدَأْنَآ أَوَّلَ خَلْقٍ نُّعِيدُهُۥ ۚ وَعْدًا عَلَيْنَآ ۚ
إِنَّا كُنَّا فَٰعِلِينَ ١٠٤

**105.** Ние веќе и во Зебур запишавме, по Теврат, дека земјата ќе ја наследат добрите робови Мои.

وَلَقَدْ كَتَبْنَا فِى ٱلزَّبُورِ مِنۢ بَعْدِ ٱلذِّكْرِ
أَنَّ ٱلْأَرْضَ يَرِثُهَا عِبَادِىَ ٱلصَّٰلِحُونَ ١٠٥

**106.** Во ова има, навистина, порака за луѓето кои се побожни.

إِنَّ فِى هَٰذَا لَبَلَٰغًا لِّقَوْمٍ عَٰبِدِينَ ١٠٦

**107.** И Ние те испративме само како милост на световите!

وَمَآ أَرْسَلْنَٰكَ إِلَّا رَحْمَةً لِّلْعَٰلَمِينَ ١٠٧

**108.** Кажи: “Ми се објавува дека вашиот Бог е еден Бог. Па, ќе бидете ли, тогаш, Послушни?”

قُلْ إِنَّمَا يُوحَىٰٓ إِلَيَّ أَنَّمَآ إِلَٰهُكُمْ
إِلَٰهٌ وَٰحِدٌ فَهَلْ أَنتُم مُّسْلِمُونَ ١٠٨

**109.** А ако, пак, ги свртат плеќите, кажи: “Јас веќе ве опоменав за злото, иако не знам дали е блиску или далеку она што ви е ветено.”

فَإِن تَوَلَّوْا فَقُلْ ءَاذَنتُكُمْ عَلَىٰ سَوَآءٍ
وَإِنْ أَدْرِىٓ أَقَرِيبٌ أَم بَعِيدٌ مَّا تُوعَدُونَ ١٠٩

**110.** Он го знае, навистина, изговореното на глас и Он го знае, при вас, скриеното.

إِنَّهُۥ يَعْلَمُ ٱلْجَهْرَ مِنَ ٱلْقَوْلِ وَيَعْلَمُ
مَا تَكْتُمُونَ ١١٠

**111.** И јас не знам: тоа е можеби искушение за вас и уживање до време одредено.

وَإِنْ أَدْرِى لَعَلَّهُۥ فِتْنَةٌ لَّكُمْ وَمَتَٰعٌ إِلَىٰ حِينٍ ١١١

**112.** Рече:“Господаре мој, пресуди вистински! Господарот наш, Милостивиот, е Оној од кого се бара помош против она што го опишувате.”

قَٰلَ رَبِّ ٱحْكُم بِٱلْحَقِّ وَرَبُّنَا ٱلرَّحْمَٰنُ ٱلْمُسْتَعَانُ
عَلَىٰ مَا تَصِفُونَ ١١٢

## *ЕЛ-ХАЏЏ* (Хаџ) XXII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** О луѓе, плашете се од Господарот ваш! Потресот при Часот, навистина, е нешто големо!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ ٱتَّقُوا رَبَّكُمْ إِنَّ زَلْزَلَةَ
ٱلسَّاعَةِ شَىْءٌ عَظِيمٌ ١

**2.** Ден во кој ќе видите како секоја доилка го заборава она што го доела, а секоја трудница како ќе го пометне плодот нејзин; ќе ги видиш луѓето пијани а,

يَوْمَ تَرَوْنَهَا تَذْهَلُ كُلُّ مُرْضِعَةٍ عَمَّآ
أَرْضَعَتْ وَتَضَعُ كُلُّ ذَاتِ حَمْلٍ حَمْلَهَا
وَتَرَى ٱلنَّاسَ سُكَٰرَىٰ وَمَا هُم بِسُكَٰرَىٰ

всушност, не се пијани. Но, казната Аллахова е жестока!

وَلَٰكِنَّ عَذَابَ ٱللَّهِ شَدِيدٞ ٢

**3.** И има луѓе кои расправаат за Аллах безнајно и го следат секој шејтан проколнат;

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يُجَٰدِلُ فِي ٱللَّهِ بِغَيۡرِ عِلۡمٖ
وَيَتَّبِعُ كُلَّ شَيۡطَٰنٖ مَّرِيدٖ ٣

**4.** да, за него е пропишано оној кој ќе го земе за заштитник да го скршне во заблуда и да го управи кон казната огнена.

كُتِبَ عَلَيۡهِ أَنَّهُۥ مَن تَوَلَّاهُ فَأَنَّهُۥ يُضِلُّهُۥ
وَيَهۡدِيهِ إِلَىٰ عَذَابِ ٱلسَّعِيرِ ٤

**5.** О луѓе, ако сте при сомнение во проживувањето, па Ние, ве создадовме од земја, потоа од капка семе, потоа од засирена крв, потоа од парче месо, целосно и нецелосно за да ви објасниме; и во утробите утврдуваме со посак Наш до рок определен; потоа ве вадиме како малечко за да станете потоа мажевствени. Некои меѓу вас умираат а некои, пак, во длабока старост паѓаат, така што она што некогаш го знаеја сега не го знаат. Земјата ја гледаш замрена, па кога ќе спуштиме на неа вода... ете, таа ќе заживее, ќе забуја и ќе за' рти растение од секој вид убав.

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِن كُنتُمۡ فِي رَيۡبٖ مِّنَ ٱلۡبَعۡثِ فَإِنَّا
خَلَقۡنَٰكُم مِّن تُرَابٖ ثُمَّ مِن نُّطۡفَةٖ ثُمَّ مِنۡ عَلَقَةٖ
ثُمَّ مِن مُّضۡغَةٖ مُّخَلَّقَةٖ وَغَيۡرِ مُخَلَّقَةٖ لِّنُبَيِّنَ لَكُمۡۚ
وَنُقِرُّ فِي ٱلۡأَرۡحَامِ مَا نَشَآءُ إِلَىٰٓ أَجَلٖ مُّسَمّٗى
ثُمَّ نُخۡرِجُكُمۡ طِفۡلٗا ثُمَّ لِتَبۡلُغُوٓاْ أَشُدَّكُمۡۖ
وَمِنكُم مَّن يُتَوَفَّىٰ وَمِنكُم مَّن يُرَدُّ
إِلَىٰٓ أَرۡذَلِ ٱلۡعُمُرِ لِكَيۡلَا يَعۡلَمَ مِنۢ بَعۡدِ عِلۡمٖ
شَيۡـٔٗاۚ وَتَرَى ٱلۡأَرۡضَ هَامِدَةٗ فَإِذَآ أَنزَلۡنَا عَلَيۡهَا
ٱلۡمَآءَ ٱهۡتَزَّتۡ وَرَبَتۡ وَأَنۢبَتَتۡ
مِن كُلِّ زَوۡجِۢ بَهِيجٖ ٥

**6.** Ете, тоа го рековме за да знаете дека Аллах, секако, е Вистина и дека Он, навистина, ги оживува мртвите и дека Он е Кадар за сè!

ذَٰلِكَ بِأَنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلۡحَقُّ وَأَنَّهُۥ يُحۡيِ ٱلۡمَوۡتَىٰ
وَأَنَّهُۥ عَلَىٰ كُلِّ شَيۡءٖ قَدِيرٞ ٦

**7.** Да, Часот доаѓа; во него нема сомнение. Аллах, навистина, ќе ги оживи оние во мезарите!

وَأَنَّ ٱلسَّاعَةَ ءَاتِيَةٌ لَّا رَيْبَ فِيهَا
وَأَنَّ ٱللَّهَ يَبْعَثُ مَن فِي ٱلْقُبُورِ ٧

**8.** И има луѓе кои расправаат за Аллах безнајно, без патоказ и без Книга светла:

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يُجَٰدِلُ فِي ٱللَّهِ بِغَيْرِ عِلْمٍ وَلَا هُدًى
وَلَا كِتَٰبٍ مُّنِيرٍ ٨

**9.** одат горделиво за да скршнат во заблуда од Аллаховиот пат. На овој свет ќе бидат понижени, а на идниот свет Ние ќе одредиме да ја вкусат казната огнена,

ثَانِيَ عِطْفِهِۦ لِيُضِلَّ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ لَهُۥ فِي ٱلدُّنْيَا
خِزْيٌ وَنُذِيقُهُۥ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ عَذَابَ ٱلْحَرِيقِ ٩

**10.** и тоа заради она што го направија од порано рацете твои. Аллах, навистина, не е неправеден кон робовите!

ذَٰلِكَ بِمَا قَدَّمَتْ يَدَاكَ
وَأَنَّ ٱللَّهَ لَيْسَ بِظَلَّٰمٍ لِّلْعَبِيدِ ١٠

**11.** И има луѓе кои го обожаваат Аллаха, сомневајќи се; па, ако им се случи добро, се смируваат со тоа, а ако им се случи, пак, искушение некакво, се оддалечуваат: ќе го изгубат и овој свет и Ахирет. Ете, тоа, токму, е пораз очигледен!

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يَعْبُدُ ٱللَّهَ عَلَىٰ حَرْفٍ فَإِنْ أَصَابَهُۥ خَيْرٌ
ٱطْمَأَنَّ بِهِۦ وَإِنْ أَصَابَتْهُ فِتْنَةٌ ٱنقَلَبَ عَلَىٰ وَجْهِهِۦ
خَسِرَ ٱلدُّنْيَا وَٱلْءَاخِرَةَ ذَٰلِكَ هُوَ ٱلْخُسْرَانُ
ٱلْمُبِينُ ١١

**12.** Ги повикуваат покрај Аллах оние кои не можат ни да им наштеттат ни да им користат. Тоа, токму, е скршнување во заблуда далечна!

يَدْعُواْ مِن دُونِ ٱللَّهِ مَا لَا يَضُرُّهُۥ
وَمَا لَا يَنفَعُهُۥ ذَٰلِكَ هُوَ ٱلضَّلَٰلُ ٱلْبَعِيدُ ١٢

**13.** Го повикува оној чија штета е поблиску до korиста негова. Е,

يَدْعُواْ لَمَن ضَرُّهُۥٓ أَقْرَبُ مِن نَّفْعِهِۦ لَبِئْسَ ٱلْمَوْلَىٰ

само колку лош заштитник е тој! Е, само колку лош поддржник е тој!

وَلَبِئْسَ الْعَشِيرُ ﴿١٣﴾

**14.** Оние кои веруваат и кои работат добри дела... Ние, навистина, ќе ги воведеме во бавчите џеннетски низ кои реки течат. Аллах, навистина, работи што посакува!

إِنَّ اللَّهَ يُدْخِلُ الَّذِينَ آمَنُوا وَعَمِلُوا الصَّالِحَاتِ
جَنَّاتٍ تَجْرِي مِن تَحْتِهَا الْأَنْهَارُ إِنَّ اللَّهَ
يَفْعَلُ مَا يُرِيدُ ﴿١٤﴾

**15.** Оној кој мисли дека Аллах нема да му помогне и на овој свет и на Ахирет нека растегне јаже до небо, потоа нека го искине, и нека размисли дали искинатината ќе го отстрани она за што тој, токму, негодува.

مَن كَانَ يَظُنُّ أَن لَّن يَنصُرَهُ اللَّهُ فِي الدُّنْيَا وَالْآخِرَةِ
فَلْيَمْدُدْ بِسَبَبٍ إِلَى السَّمَاءِ ثُمَّ لْيَقْطَعْ فَلْيَنظُرْ
هَلْ يُذْهِبَنَّ كَيْدُهُ مَا يَغِيظُ ﴿١٥﴾

**16.** И ете, така Ние му ги објавивме ајетите јасни и Аллах, навистина, упатува кого сака.

وَكَذَٰلِكَ أَنزَلْنَاهُ آيَاتٍ بَيِّنَاتٍ
وَأَنَّ اللَّهَ يَهْدِي مَن يُرِيدُ ﴿١٦﴾

**17.** Аллах, навистина, ќе ги издвои на Денот суден оние кои веруваа од оние кои беа Евреи, Сабејци, христијани и меџусии и оние кои беа многубошци!

إِنَّ الَّذِينَ آمَنُوا وَالَّذِينَ هَادُوا وَالصَّابِئِينَ
وَالنَّصَارَىٰ وَالْمَجُوسَ وَالَّذِينَ أَشْرَكُوا
إِنَّ اللَّهَ يَفْصِلُ بَيْنَهُمْ يَوْمَ الْقِيَامَةِ إِنَّ اللَّهَ
عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ شَهِيدٌ ﴿١٧﴾

**18.** Не знаеш ли дека на Аллах, секако, на сеџде му паѓа сѐ она што е на небесата и на Земјата, и Сонцето и Месечината, и ѕвездите и планините, и стеблата и животните и, исто така, многу меѓу луѓето? А многу има кои ја заслужуваат казната. А оној кого Аллах ќе го понижи нема никој што ќе го удостои. Аллах, навистина, работи што сака!

أَلَمْ تَرَ أَنَّ اللَّهَ يَسْجُدُ لَهُ مَن فِي السَّمَاوَاتِ
وَمَن فِي الْأَرْضِ وَالشَّمْسُ وَالْقَمَرُ وَالنُّجُومُ وَالْجِبَالُ
وَالشَّجَرُ وَالدَّوَابُّ وَكَثِيرٌ مِّنَ النَّاسِ
وَكَثِيرٌ حَقَّ عَلَيْهِ الْعَذَابُ وَمَن يُهِنِ اللَّهُ فَمَا لَهُ
مِن مُّكْرِمٍ إِنَّ اللَّهَ يَفْعَلُ مَا يَشَاءُ ۩ ﴿١٨﴾

**19.** И ете, два противника кои расправаат за Господарот свој. За оние кои не веруваат ќе им биде сошиена облека од оган, а над главите нивни ќе им се сипа зовриена вода:

۞ هَٰذَانِ خَصْمَانِ ٱخْتَصَمُوا۟ فِى رَبِّهِمْ ۖ فَٱلَّذِينَ
كَفَرُوا۟ قُطِّعَتْ لَهُمْ ثِيَابٌ مِّن نَّارٍ يُصَبُّ
مِن فَوْقِ رُءُوسِهِمُ ٱلْحَمِيمُ ١٩

**20.** од неа ќе се стопи она што е во стомаците нивни, и кожите, исто така;

يُصْهَرُ بِهِۦ مَا فِى بُطُونِهِمْ وَٱلْجُلُودُ ٢٠

**21.** над нив има топузи од железо:

وَلَهُم مَّقَٰمِعُ مِنْ حَدِيدٍ ٢١

**22.** секогаш кога ќе се впрегнат да излезат од таа спурнина неподнослива...:“Вратете се во неа и искусете ја казната огнена!”

كُلَّمَآ أَرَادُوٓا۟ أَن يَخْرُجُوا۟ مِنْهَا مِنْ غَمٍّ
أُعِيدُوا۟ فِيهَا وَذُوقُوا۟ عَذَابَ ٱلْحَرِيقِ ٢٢

**23.** На оние кои веруваат и кои работат добри дела Он ќе ги воведе, навистина, во бавчите ценнетски низ кои реки течат: во нив ќе бидат украсени со нараквици од злато и бисери, а облеката нивна ќе им биде од свила.

إِنَّ ٱللَّهَ يُدْخِلُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟
ٱلصَّٰلِحَٰتِ جَنَّٰتٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ
يُحَلَّوْنَ فِيهَا مِنْ أَسَاوِرَ مِن ذَهَبٍ وَلُؤْلُؤًا ۖ
وَلِبَاسُهُمْ فِيهَا حَرِيرٌ ٢٣

**24.** И беа упатени кон учтив говор и беа упатени кон патот на Оној кој е за благодарност Достоен!

وَهُدُوٓا۟ إِلَى ٱلطَّيِّبِ مِنَ ٱلْقَوْلِ وَهُدُوٓا۟
إِلَىٰ صِرَٰطِ ٱلْحَمِيدِ ٢٤

**25.** А оние кои не веруваат и кои, навистина, одвраќаат од Аллаховиот пат, и од Месџидул Харам кого Ние го одредивме, било за мештаните било за дојденците - кои, според тоа, во него посакуваат да осквернат и зулум да направат, Ние ќе

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَيَصُدُّونَ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ
وَٱلْمَسْجِدِ ٱلْحَرَامِ ٱلَّذِى جَعَلْنَٰهُ لِلنَّاسِ سَوَآءً
ٱلْعَٰكِفُ فِيهِ وَٱلْبَادِ ۚ وَمَن يُرِدْ فِيهِ
بِإِلْحَادٍۭ بِظُلْمٍ نُّذِقْهُ مِنْ عَذَابٍ أَلِيمٍ ٢٥

одредиме да ја вкусат казната болна.

**26.** И кога на Ибрахим му го означивме местото за куќа: “Не здружувај Ми ништо и очисти ја куќава Моја за оние кои се вртат околу неа, кои стојат и кои на сеџде паѓаат.”

وَإِذْ بَوَّأْنَا لِإِبْرَٰهِيمَ مَكَانَ ٱلْبَيْتِ أَن
لَّا تُشْرِكْ بِى شَيْـًٔا وَطَهِّرْ بَيْتِىَ لِلطَّآئِفِينَ
وَٱلْقَآئِمِينَ وَٱلرُّكَّعِ ٱلسُّجُودِ ٢٦

**27.** И возгласи го за луѓето хаџџот: ќе ти доаѓаат и пешки и на камили истоштени, ќе доаѓаат од сите страни далечни,

وَأَذِّن فِى ٱلنَّاسِ بِٱلْحَجِّ يَأْتُوكَ رِجَالًا وَعَلَىٰ
كُلِّ ضَامِرٍ يَأْتِينَ مِن كُلِّ فَجٍّ عَمِيقٍ ٢٧

**28.** за да си прибават користи кои се нивни, и да го споменуваат името Аллахово во деновите познати при ‘рскот нивни од животното од Него, за нив наменето. Јадете од него и поделете го на несреќниот бедник.

لِّيَشْهَدُوا۟ مَنَٰفِعَ لَهُمْ وَيَذْكُرُوا۟ ٱسْمَ ٱللَّهِ
فِىٓ أَيَّامٍ مَّعْلُومَٰتٍ عَلَىٰ مَا رَزَقَهُم مِّنۢ بَهِيمَةِ
ٱلْأَنْعَٰمِ ۖ فَكُلُوا۟ مِنْهَا وَأَطْعِمُوا۟
ٱلْبَآئِسَ ٱلْفَقِيرَ ٢٨

**29.** Нека ја отстранат потоа нечистотијата своја, и нека ги исполнат ветувањата свои, и нека прават таваф околу Куќата древна!

ثُمَّ لْيَقْضُوا۟ تَفَثَهُمْ وَلْيُوفُوا۟
نُذُورَهُمْ وَلْيَطَّوَّفُوا۟ بِٱلْبَيْتِ ٱلْعَتِيقِ ٢٩

**30.** Ете, оној кој ги велича светостите Аллахови... тој, кај Господарот свој, е подобар. И дозволени ви се животните, освен оние кои ви се споменати, и избегнувајте ја срамотијата на киповите и избегнувајте го разговорот безработен,

ذَٰلِكَ وَمَن يُعَظِّمْ حُرُمَٰتِ ٱللَّهِ فَهُوَ خَيْرٌ لَّهُۥ
عِندَ رَبِّهِۦ ۗ وَأُحِلَّتْ لَكُمُ ٱلْأَنْعَٰمُ إِلَّا
مَا يُتْلَىٰ عَلَيْكُمْ ۖ فَٱجْتَنِبُوا۟ ٱلرِّجْسَ
مِنَ ٱلْأَوْثَٰنِ وَٱجْتَنِبُوا۟ قَوْلَ ٱلزُّورِ ٣٠

**31.** искрено оддадени на Аллах, не здружувајќи Му ништо; оној кој Му припишува здруженик на Аллах е како оној кој ќе падне од небо, па птиците ќе го разграбат или, пак, ветрот ќе го однесе во некое место далечно.

حُنَفَآءَ لِلَّهِ غَيۡرَ مُشۡرِكِينَ بِهِۦۚ وَمَن يُشۡرِكۡ بِٱللَّهِ فَكَأَنَّمَا
خَرَّ مِنَ ٱلسَّمَآءِ فَتَخۡطَفُهُ ٱلطَّيۡرُ أَوۡ تَهۡوِي بِهِ
ٱلرِّيحُ فِي مَكَانٖ سَحِيقٖ ٣١

**32.** Ете, оној кој ги велича прописите Аллахови... овие се, токму, последица на срцата побожни.

ذَٰلِكَۖ وَمَن يُعَظِّمۡ شَعَٰٓئِرَ ٱللَّهِ فَإِنَّهَا
مِن تَقۡوَى ٱلۡقُلُوبِ ٣٢

**33.** Вие во нив имате користи до време одредено; потоа местото нивно е кај Куќата древна.

لَكُمۡ فِيهَا مَنَٰفِعُ إِلَىٰٓ أَجَلٖ مُّسَمّٗى
ثُمَّ مَحِلُّهَآ إِلَى ٱلۡبَيۡتِ ٱلۡعَتِيقِ ٣٣

**34.** И на секоја заедница Ние ѝ одредивме обред за да го споменуваат името Аллахово при ‘рскот нивни од животното од Него, за нив наменето. Па, вашиот Бог е еден Бог. И Нему, тогаш, оддадете Му се! И зарадувај ги понизните,

وَلِكُلِّ أُمَّةٖ جَعَلۡنَا مَنسَكٗا لِّيَذۡكُرُواْ ٱسۡمَ ٱللَّهِ
عَلَىٰ مَا رَزَقَهُم مِّنۢ بَهِيمَةِ ٱلۡأَنۡعَٰمِۗ فَإِلَٰهُكُمۡ
إِلَٰهٞ وَٰحِدٞ فَلَهُۥٓ أَسۡلِمُواْۗ وَبَشِّرِ ٱلۡمُخۡبِتِينَ ٣٤

**35.** чии срца, кога ќе се спомене Аллах, ќе затреперат, кои се трпеливи за она што им се случува, кои намаз извршуваат и кои, од ‘рскот што Ние им го дадовме, делат.

ٱلَّذِينَ إِذَا ذُكِرَ ٱللَّهُ وَجِلَتۡ قُلُوبُهُمۡ وَٱلصَّٰبِرِينَ
عَلَىٰ مَآ أَصَابَهُمۡ وَٱلۡمُقِيمِي ٱلصَّلَوٰةِ وَمِمَّا
رَزَقۡنَٰهُمۡ يُنفِقُونَ ٣٥

**36.** Еден од обредите хаџиски се и камилите кои Аллах ви ги одреди. Во нив, за вас, има добро. Споменувајте го името Аллахово кога ќе бидат во редови поредани. А кога ќе паднат на земја, јадете од нив и нахранете го оној што е задоволен со тоа и оној кој пита.

وَٱلۡبُدۡنَ جَعَلۡنَٰهَا لَكُم مِّن شَعَٰٓئِرِ ٱللَّهِ لَكُمۡ فِيهَا
خَيۡرٞۖ فَٱذۡكُرُواْ ٱسۡمَ ٱللَّهِ عَلَيۡهَا صَوَآفَّۖ فَإِذَا وَجَبَتۡ
جُنُوبُهَا فَكُلُواْ مِنۡهَا وَأَطۡعِمُواْ ٱلۡقَانِعَ وَٱلۡمُعۡتَرَّۚ كَذَٰلِكَ
سَخَّرۡنَٰهَا لَكُمۡ لَعَلَّكُمۡ تَشۡكُرُونَ ٣٦

Ете, Ние така ви ги потчинивме за да бидете благодарни!

**37.** Ни месото нивно ни крвта нивна не ќе стигнат до Аллах, туку богобојазливоста ваша ќе стигне до Аллах. Ете, така ви ги потчини за да Го славите Аллаха заради тоа што ве упати, и зарадувај ги доброчинителите!

لَن يَنَالَ ٱللَّهَ لُحُومُهَا وَلَا دِمَآؤُهَا وَلَٰكِن يَنَالُهُ
ٱلتَّقْوَىٰ مِنكُمْ ۚ كَذَٰلِكَ سَخَّرَهَا لَكُمْ لِتُكَبِّرُوا۟
ٱللَّهَ عَلَىٰ مَا هَدَىٰكُمْ ۗ وَبَشِّرِ ٱلْمُحْسِنِينَ ٣٧

**38.** Да, Аллах ќе ги земе во заштита оние кои веруваат. Аллах, навистина, не сака никаков предавник и неблагодарен!

۞ إِنَّ ٱللَّهَ يُدَٰفِعُ عَنِ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ
لَا يُحِبُّ كُلَّ خَوَّانٍ كَفُورٍ ٣٨

**39.** Дадено им е секакво овластување на оние кои се убиваат, зашто врз нив зулум се прави. Аллах, навистина, е Кадар да им помогне;

أُذِنَ لِلَّذِينَ يُقَٰتَلُونَ بِأَنَّهُمْ ظُلِمُوا۟ ۚ وَإِنَّ ٱللَّهَ
عَلَىٰ نَصْرِهِمْ لَقَدِيرٌ ٣٩

**40.** оние кои се истеруваат од огништата нивни бесправно, затоа што зборуваа: “Господарот наш е Аллах.” Кога Аллах не би ги спречувал луѓето еднисо-други ќе беа срушени манастирите, и црквите, и синагогите и џамииите во кои многу се споменува името Аллахово. И Аллах сигурно не ќе му помогне на оној кој не го помага Аллаха. Аллах, навистина, е Моќен и Силен!

ٱلَّذِينَ أُخْرِجُوا۟ مِن دِيَٰرِهِم بِغَيْرِ حَقٍّ إِلَّآ أَن
يَقُولُوا۟ رَبُّنَا ٱللَّهُ ۗ وَلَوْلَا دَفْعُ ٱللَّهِ ٱلنَّاسَ بَعْضَهُم بِبَعْضٍ
لَّهُدِّمَتْ صَوَٰمِعُ وَبِيَعٌ وَصَلَوَٰتٌ وَمَسَٰجِدُ
يُذْكَرُ فِيهَا ٱسْمُ ٱللَّهِ كَثِيرًا ۗ وَلَيَنصُرَنَّ
ٱللَّهُ مَن يَنصُرُهُۥٓ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَقَوِىٌّ عَزِيزٌ ٤٠

**41.** Оние кои, ако им дадеме моќ на земјава, намаз извршуваат и зекат даваат, наредуваат добро и одвраќаат од зло. Но, крајот на сите нешта е кај Аллах!

ٱلَّذِينَ إِن مَّكَّنَّٰهُمْ فِى ٱلْأَرْضِ أَقَامُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ
وَءَاتَوُا۟ ٱلزَّكَوٰةَ وَأَمَرُوا۟ بِٱلْمَعْرُوفِ
وَنَهَوْا۟ عَنِ ٱلْمُنكَرِ ۗ وَلِلَّهِ عَٰقِبَةُ ٱلْأُمُورِ ٤١

**42**. А ако те сметаат за лашко па веќе ги сметаа за лашковци и оние пред нив, народот на Нух, Ад и Семуд,

وَإِن يُكَذِّبُوكَ فَقَدْ كَذَّبَتْ
قَبْلَهُمْ قَوْمُ نُوحٍ وَعَادٌ وَثَمُودُ ﴿٤٢﴾

**43.** народот на Ибрахим и народот на Лут,

وَقَوْمُ إِبْرَٰهِيمَ وَقَوْمُ لُوطٍ ﴿٤٣﴾

**44.** и жителите на Медјен. И Муса беше сметан за лашко. И им дадов рок на неверниците а потоа ги зграбив. Е, само каква беше казната Моја!

وَأَصْحَٰبُ مَدْيَنَ ۖ وَكُذِّبَ مُوسَىٰ فَأَمْلَيْتُ
لِلْكَٰفِرِينَ ثُمَّ أَخَذْتُهُمْ ۖ فَكَيْفَ
كَانَ نَكِيرِ ﴿٤٤﴾

**45.** И колку градови Ние уништивме, чии жители беа зулумќари...беа срамнети; ги снема. Има голем број напуштени бунари и градби високи!

فَكَأَيِّن مِّن قَرْيَةٍ أَهْلَكْنَٰهَا وَهِيَ ظَالِمَةٌ
فَهِيَ خَاوِيَةٌ عَلَىٰ عُرُوشِهَا
وَبِئْرٍ مُّعَطَّلَةٍ وَقَصْرٍ مَّشِيدٍ ﴿٤٥﴾

**46.** Па, не патуваат ли по земјата за срцата нивни да сфатат за тоа, и ушите нивни со кои ќе слушаат, но, очите, навистина, не се слепи, туку слепи се срцата во градите.

أَفَلَمْ يَسِيرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ فَتَكُونَ لَهُمْ قُلُوبٌ يَعْقِلُونَ
بِهَآ أَوْ ءَاذَانٌ يَسْمَعُونَ بِهَا ۖ فَإِنَّهَا لَا تَعْمَى ٱلْأَبْصَٰرُ
وَلَٰكِن تَعْمَى ٱلْقُلُوبُ ٱلَّتِى فِى ٱلصُّدُورِ ﴿٤٦﴾

**47.** И бараат побрзо од тебе за казната, но Аллах не ќе го изневери ветувањето Свое. Еден ден кај Господарот твој е како илјада години кои вие ги броите.

وَيَسْتَعْجِلُونَكَ بِٱلْعَذَابِ وَلَن يُخْلِفَ ٱللَّهُ وَعْدَهُۥ ۚ
وَإِنَّ يَوْمًا عِندَ رَبِّكَ كَأَلْفِ سَنَةٍ
مِّمَّا تَعُدُّونَ ﴿٤٧﴾

**48.** И на колку градови Ние им го продолживме рокот, чии жители беа зулумќари, а потоа

وَكَأَيِّن مِّن قَرْيَةٍ أَمْلَيْتُ لَهَا وَهِىَ ظَالِمَةٌ
ثُمَّ أَخَذْتُهَا وَإِلَىَّ ٱلْمَصِيرُ ﴿٤٨﴾

Ние ги зграбивме. Сврatилиштето е - кон Мене!

**49.** Кажи: “О луѓе, јас сум, навистина, ваш опоменувач јасен!”

قُلْ يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِنَّمَآ أَنَا۠ لَكُمْ نَذِيرٌ مُّبِينٌ ٤٩

**50.** Та, за оние кои веруваат и кои работат добри дела има прошка и ‘рск благороден.

فَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ لَهُم مَّغْفِرَةٌ وَرِزْقٌ كَرِيمٌ ٥٠

**51.** Додека оние кои настојуваат да ги отфрлат ајетите Наши се немоќни; жители џехеннемски ќе станат.

وَٱلَّذِينَ سَعَوْا۟ فِىٓ ءَايَٰتِنَا مُعَٰجِزِينَ أُو۟لَٰٓئِكَ أَصْحَٰبُ ٱلْجَحِيمِ ٥١

**52.** И пред тебе Ние не испративме ниеден пратеник и пејгамбер а Шејтанот да не му фрлеше нешто во она што, токму, го кажуваше. И Аллах секогаш го отстрануваше она што го фрлаше Шејтанот и потоа ги утврдуваше ајетите Свои. Аллах е Зналец и Мудар,

وَمَآ أَرْسَلْنَا مِن قَبْلِكَ مِن رَّسُولٍ وَلَا نَبِىٍّ إِلَّآ إِذَا تَمَنَّىٰٓ أَلْقَى ٱلشَّيْطَٰنُ فِىٓ أُمْنِيَّتِهِۦ فَيَنسَخُ ٱللَّهُ مَا يُلْقِى ٱلشَّيْطَٰنُ ثُمَّ يُحْكِمُ ٱللَّهُ ءَايَٰتِهِۦ ۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ٥٢

**53.** за да го направи она што Шејтанот го уфрлува искушение за оние во чии срца има болештина и чии срца затврднаа. Зулумќарите, навистина, се во цепнатина далечна!

لِّيَجْعَلَ مَا يُلْقِى ٱلشَّيْطَٰنُ فِتْنَةً لِّلَّذِينَ فِى قُلُوبِهِم مَّرَضٌ وَٱلْقَاسِيَةِ قُلُوبُهُمْ ۗ وَإِنَّ ٱلظَّٰلِمِينَ لَفِى شِقَاقٍۭ بَعِيدٍ ٥٣

**54.** И да узнаат оние со даденото им знаење дека тоа, навистина, е вистина од Господарот твој, па да веруваат во неа

وَلِيَعْلَمَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْعِلْمَ أَنَّهُ ٱلْحَقُّ مِن رَّبِّكَ فَيُؤْمِنُوا۟ بِهِۦ فَتُخْبِتَ لَهُۥ قُلُوبُهُمْ ۗ وَإِنَّ ٱللَّهَ لَهَادِ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ٥٤

и да им се сплотат срцата нивни. Аллах ги упатува оние кои веруваат по патот вистински.

**55.** Оние кои не веруваат постојано се сомневаат во тоа сè додека не им дојде Часот последен, одненадеж, или, пак, додека не им дојде казната жестока на Денот.

وَلَا يَزَالُ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ فِى مِرْيَةٍ مِّنْهُ حَتَّىٰ تَأْتِيَهُمُ
ٱلسَّاعَةُ بَغْتَةً أَوْ يَأْتِيَهُمْ عَذَابُ يَوْمٍ عَقِيمٍ ٥٥

**56.** Власта на Денот тој е само Аллахова и Он ќе им пресуди и на едните и на другите. Оние кои веруваат и кои работат добри дела ќе бидат во бавчите џеннетски благословени.

ٱلْمُلْكُ يَوْمَئِذٍ لِّلَّهِ يَحْكُمُ بَيْنَهُمْ ۚ
فَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
فِى جَنَّٰتِ ٱلنَّعِيمِ ٥٦

**57.** А оние кои не веруваат и кои ги сметаат за лажни ајетите Наши...за нив има казна понижувачка.

وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَكَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا فَأُو۟لَٰٓئِكَ
لَهُمْ عَذَابٌ مُّهِينٌ ٥٧

**58.** Оние кои се иселија на Аллаховиот пат, кои потоа беа убиени или кои умреа... Аллах сигурно ќе им даде ‘рск добар. Аллах, навистина, меѓу снабдувачите е Најдобриот!

وَٱلَّذِينَ هَاجَرُوا۟ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ ثُمَّ قُتِلُوٓا۟
أَوْ مَاتُوا۟ لَيَرْزُقَنَّهُمُ ٱللَّهُ رِزْقًا حَسَنًا ۚ
وَإِنَّ ٱللَّهَ لَهُوَ خَيْرُ ٱلرَّٰزِقِينَ ٥٨

**59.** Ќе ги воведе, сигурно, во место со кое ќе бидат задоволни. Аллах, навистина, е Зналец и Благ!

لَيُدْخِلَنَّهُم مُّدْخَلًا يَرْضَوْنَهُۥ ۗ وَإِنَّ ٱللَّهَ
لَعَلِيمٌ حَلِيمٌ ٥٩

**60.** Ете, на оној кој ќе возврати со иста мера за она што му е

۞ ذَٰلِكَ وَمَنْ عَاقَبَ بِمِثْلِ مَا عُوقِبَ بِهِۦ

направено, а потоа ќе му се наштети Аллах, сигурно, ќе го помогне. Аллах, навистина, е Помилувач и Простувач!

ثُمَّ بُغِيَ عَلَيْهِ لَيَنصُرَنَّهُ ٱللَّهُ إِنَّ ٱللَّهَ لَعَفُوٌّ غَفُورٌ ٦٠

**61.** Ете, така Аллах го менува денот во ноќта, а ноќта во ден. Аллах, навистина, е Слушач и Гледач!

ذَٰلِكَ بِأَنَّ ٱللَّهَ يُولِجُ ٱلَّيْلَ فِي ٱلنَّهَارِ وَيُولِجُ ٱلنَّهَارَ فِي ٱلَّيْلِ وَأَنَّ ٱللَّهَ سَمِيعٌۢ بَصِيرٌ ٦١

**62.** Ете, така Аллах, секако, е Вистина и дека она што го повикуваат, освен Него, е невистина. Аллах, навистина, е Вишен и Голем!

ذَٰلِكَ بِأَنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلْحَقُّ وَأَنَّ مَا يَدْعُونَ مِن دُونِهِۦ هُوَ ٱلْبَٰطِلُ وَأَنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلْعَلِيُّ ٱلْكَبِيرُ ٦٢

**63.** Не гледаш ли дека Аллах, секако, спушта вода од небо па земјата станува зелена? Аллах, навистина, е Сочувствителен и Известен!

أَلَمْ تَرَ أَنَّ ٱللَّهَ أَنزَلَ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً فَتُصْبِحُ ٱلْأَرْضُ مُخْضَرَّةً إِنَّ ٱللَّهَ لَطِيفٌ خَبِيرٌ ٦٣

**64.** И сè што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! Аллах, навистина, е Оној кој е Богат и за благодарност Достоен!

لَّهُۥ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلْأَرْضِ وَإِنَّ ٱللَّهَ لَهُوَ ٱلْغَنِيُّ ٱلْحَمِيدُ ٦٤

**65.** Не гледаш ли дека Аллах сè вам ви потчини? И она што е на земјата, а чамецот плови по морето со наредбата Негова. И Он го држи небото да не падне на земјата, освен, секако, со одобрението Негово. Аллах, навистина, кон луѓето е Сочувствителен и Сомилосен!

أَلَمْ تَرَ أَنَّ ٱللَّهَ سَخَّرَ لَكُم مَّا فِي ٱلْأَرْضِ وَٱلْفُلْكَ تَجْرِي فِي ٱلْبَحْرِ بِأَمْرِهِۦ وَيُمْسِكُ ٱلسَّمَآءَ أَن تَقَعَ عَلَى ٱلْأَرْضِ إِلَّا بِإِذْنِهِۦٓ إِنَّ ٱللَّهَ بِٱلنَّاسِ لَرَءُوفٌ رَّحِيمٌ ٦٥

**66.** Он е Оној кој ве оживува а потоа ве усмртува, а потоа пак

وَهُوَ ٱلَّذِيٓ أَحْيَاكُمْ ثُمَّ يُمِيتُكُمْ

ве оживува. Човекот, навистина, е наклонет кон неверството!

ثم يحييكم إن الإنسان لكفور ٦٦

**67.** За секоја заедница Ние определивме обред чии жители го практикуваа. Па, не дозволувај никако да се расправа со тебе за наредбата. Повикувај го Господарот твој. Ти си, навистина, по патоказот вистински!

لكل أمة جعلنا منسكا هم ناسكوه
فلا ينازعنك في الأمر وادع إلى ربك إنك لعلى
هدى مستقيم ٦٧

**68.** А ако расправаат за тебе, кажи: “Аллах најдобро го знае она што го работите!”

وإن جادلوك فقل الله أعلم بما تعملون ٦٨

**69.** Аллах ќе ви пресуди на Денот суден за она за што станавте деленици.

الله يحكم بينكم يوم القيامة
فيما كنتم فيه تختلفون ٦٩

**70.** Не знаеш ли дека Аллах, навистина, го знае и она што е на небесата и она што е на Земјата; да, сѐ тоа е во Книгата. Тоа за Аллах, навистина, е лесно!

ألم تعلم أن الله يعلم ما في السماء والأرض
إن ذلك في كتاب إن ذلك على الله يسير ٧٠

**71.** И оние го обожаваат она, освен Аллах, за што не е објавено овластување и за што тие, токму, ништо не знаат. За зулумќарите нема поддржник!

ويعبدون من دون الله ما لم ينزل به سلطانا
وما ليس لهم به علم وما للظالمين من نصير ٧١

**72.** И кога им се кажуваат ајетите Наши јасни, ти приметуваш на лицата од оние кои не веруваат неодобрување некакво. Само што не ги фаќаат в гуша на оние кои им ги кажуваат

وإذا تتلى عليهم آياتنا بينات تعرف في وجوه
الذين كفروا المنكر يكادون
يسطون بالذين يتلون عليهم آياتنا
قل أفأنبئكم بشر من ذلكم النار وعدها

ајетите Наши. Кажи: “Да ве известам ли за злото на тоа? - Оган што им го вети Аллах на оние кои не веруваат. “ Е, само колку е лош тоа свратилиште!

ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ ۖ وَبِئْسَ ٱلْمَصِيرُ ٧٢

**73.** О луѓе, се изнесува пример па, слушнете го! Оние кои ги повикувате, освен Аллах, не можат, навистина, да создадат ни мушичка. Дури и да се соберат за тоа. Ако мушичката им зграби нешто не ќе можат ни да го извадат. Слаби се, навистина, барателот и бараното!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ ضُرِبَ مَثَلٌ فَٱسْتَمِعُوا۟ لَهُۥٓ ۚ
إِنَّ ٱلَّذِينَ تَدْعُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ لَن يَخْلُقُوا۟
ذُبَابًا وَلَوِ ٱجْتَمَعُوا۟ لَهُۥ ۖ وَإِن يَسْلُبْهُمُ ٱلذُّبَابُ
شَيْـًٔا لَّا يَسْتَنقِذُوهُ مِنْهُ ۚ ضَعُفَ
ٱلطَّالِبُ وَٱلْمَطْلُوبُ ٧٣

**74.** И оние не можат да ја измерат вистинската мера Аллахова. Аллах, навистина, е Моќен и Силен!

مَا قَدَرُوا۟ ٱللَّهَ حَقَّ قَدْرِهِۦٓ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَقَوِىٌّ
عَزِيزٌ ٧٤

**75.** Аллах избира меѓу мелеките и меѓу луѓето пејгамбери. Аллах, навистина, е Слушач и Гледач!

ٱللَّهُ يَصْطَفِى مِنَ ٱلْمَلَٰٓئِكَةِ رُسُلًا
وَمِنَ ٱلنَّاسِ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ سَمِيعٌۢ بَصِيرٌ ٧٥

**76.** Го знае и она што е пред нив и она што е зад нив. Работите се враќаат кон Аллах!

يَعْلَمُ مَا بَيْنَ أَيْدِيهِمْ وَمَا خَلْفَهُمْ ۗ
وَإِلَى ٱللَّهِ تُرْجَعُ ٱلْأُمُورُ ٧٦

**77.** О верници, паѓајте на руку’, а паѓајте и на сеџде и обожавајте Го Господарот ваш; и правете добро... за да бидете спасени!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱرْكَعُوا۟
وَٱسْجُدُوا۟ وَٱعْبُدُوا۟ رَبَّكُمْ وَٱفْعَلُوا۟ ٱلْخَيْرَ
لَعَلَّكُمْ تُفْلِحُونَ ۩ ٧٧

**78.** И борете се на Аллаховиот пат со борба вистинска за Него. Он ве избра и во верата не ве

وَجَٰهِدُوا۟ فِى ٱللَّهِ حَقَّ جِهَادِهِۦ ۚ هُوَ ٱجْتَبَىٰكُمْ
وَمَا جَعَلَ عَلَيْكُمْ فِى ٱلدِّينِ مِنْ حَرَجٍ ۚ مِّلَّةَ أَبِيكُمْ

إِبۡرَٰهِيمَۚ هُوَ سَمَّىٰكُمُ ٱلۡمُسۡلِمِينَ مِن قَبۡلُ وَفِي هَٰذَا لِيَكُونَ ٱلرَّسُولُ شَهِيدًا عَلَيۡكُمۡ وَتَكُونُواْ شُهَدَآءَ عَلَى ٱلنَّاسِۚ فَأَقِيمُواْ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتُواْ ٱلزَّكَوٰةَ وَٱعۡتَصِمُواْ بِٱللَّهِ هُوَ مَوۡلَىٰكُمۡۖ فَنِعۡمَ ٱلۡمَوۡلَىٰ وَنِعۡمَ ٱلنَّصِيرُ ﴿٧٨﴾

задолжи со нешто исклучително, во верата на вашиот бабо Ибрахим. Он ве именуваше од порано како муслимани, и во овој Кур ан, исто така, за пејгамберот да биде сведок против вас, а вие да бидете сведоци против луѓето. Па, намаз извршувајте и зекат давајте и држете се за него; Он е заштитникот ваш. Е, само колку добар Заштитник е Он! Е,само колку добар Поддржник е Он!



## *ЕЛМУ'МИНУУН*(Верници)XXIII

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

قَدۡ أَفۡلَحَ ٱلۡمُؤۡمِنُونَ ﴿١﴾

**1.** Успеаја, секако, верниците:

ٱلَّذِينَ هُمۡ فِي صَلَاتِهِمۡ خَٰشِعُونَ ﴿٢﴾

**2.** кои се во намазите нивни покајнички,

وَٱلَّذِينَ هُمۡ عَنِ ٱللَّغۡوِ مُعۡرِضُونَ ﴿٣﴾

**3.** и кои се рамнодушни кон безработицата,

وَٱلَّذِينَ هُمۡ لِلزَّكَوٰةِ فَٰعِلُونَ ﴿٤﴾

**4.** и кои зекат спроведуваат,

وَٱلَّذِينَ هُمۡ لِفُرُوجِهِمۡ حَٰفِظُونَ ﴿٥﴾

**5.** и кои ги чуваат срамните места свои,

إِلَّا عَلَىٰٓ أَزۡوَٰجِهِمۡ أَوۡ مَا مَلَكَتۡ أَيۡمَٰنُهُمۡ فَإِنَّهُمۡ غَيۡرُ مَلُومِينَ ﴿٦﴾

**6.** освен со жените свои или со оние кои се во сопственост нивна... па, тие, навистина, се надвор од прекорот,

فَمَنِ ٱبۡتَغَىٰ وَرَآءَ ذَٰلِكَ فَأُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلۡعَادُونَ ﴿٧﴾

**7.** додека оние кои посакуваат преку тоа, токму, претеруваат;

**8.** и кои, исто така, се грижат за аманетите свои и за договорот свој,

وَٱلَّذِينَ هُمْ لِأَمَٰنَٰتِهِمْ وَعَهْدِهِمْ رَٰعُونَ ٨

**9.** и оние кои внимаваат врз намазите свои:

وَٱلَّذِينَ هُمْ عَلَىٰ صَلَوَٰتِهِمْ يُحَافِظُونَ ٩

**10.** овие, токму, се наследниците,

أُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْوَٰرِثُونَ ١٠

**11.** кои го наследуваат Џеннетот и во него за навек ќе останат.

ٱلَّذِينَ يَرِثُونَ ٱلْفِرْدَوْسَ هُمْ فِيهَا خَٰلِدُونَ ١١

**12.** Ние човекот, навистина, го создадовме од глина одбрана,

وَلَقَدْ خَلَقْنَا ٱلْإِنسَٰنَ مِن سُلَٰلَةٍ مِّن طِينٍ ١٢

**13.** потоа како капка семе го ставивме на место сигурно.

ثُمَّ جَعَلْنَٰهُ نُطْفَةً فِي قَرَارٍ مَّكِينٍ ١٣

**14.** Потоа капката семе Ние ја создадовме засирена крв; од засирената крв создадовме парче месо; од парчето месо создадовме коски, а потоа коските со месо ги обвиткавме; потоа создадовме сосем друго суштество. Па, нека е вишен Аллах. Меѓу создателите Он е Најубавиот!

ثُمَّ خَلَقْنَا ٱلنُّطْفَةَ عَلَقَةً فَخَلَقْنَا ٱلْعَلَقَةَ مُضْغَةً
فَخَلَقْنَا ٱلْمُضْغَةَ عِظَٰمًا فَكَسَوْنَا ٱلْعِظَٰمَ
لَحْمًا ثُمَّ أَنشَأْنَٰهُ خَلْقًا ءَاخَرَ فَتَبَارَكَ ٱللَّهُ
أَحْسَنُ ٱلْخَٰلِقِينَ ١٤

**15.** Потоа вие, секако, ќе умрете!

ثُمَّ إِنَّكُم بَعْدَ ذَٰلِكَ لَمَيِّتُونَ ١٥

**16.** Потоа на Денот суден ќе бидете оживеани, сигурно!

ثُمَّ إِنَّكُمْ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ تُبْعَثُونَ ١٦

**17.** Над вас веќе Ние создадовме седум небеса и постојано врз суштеството бдееме.

وَلَقَدْ خَلَقْنَا فَوْقَكُمْ سَبْعَ طَرَآئِقَ
وَمَا كُنَّا عَنِ ٱلْخَلْقِ غَٰفِلِينَ ١٧

**18**. И од небото Ние спуштаме вода со мера, па ја задржуваме во земјата и, секако, кадри сме да ја отстраниме.

وَأَنزَلْنَا مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءًۢ بِقَدَرٍ فَأَسْكَنَّٰهُ
فِى ٱلْأَرْضِ ۖ وَإِنَّا عَلَىٰ ذَهَابٍۭ بِهِۦ لَقَٰدِرُونَ ١٨

**19.** Па, со помош нејзина Ние ви вадиме бавчи со урми и грозје; во нив имате овошје многу и од него јадете.

فَأَنشَأْنَا لَكُم بِهِۦ جَنَّٰتٍ مِّن نَّخِيلٍ وَأَعْنَٰبٍ
لَّكُمْ فِيهَا فَوَٰكِهُ كَثِيرَةٌ وَمِنْهَا تَأْكُلُونَ ١٩

**20.** И стебло кое расте на брдото Синај кое дава зејтин и зачин... и од него јадете.

وَشَجَرَةً تَخْرُجُ مِن طُورِ سَيْنَآءَ تَنۢبُتُ بِٱلدُّهْنِ
وَصِبْغٍ لِّلْـَٔاكِلِينَ ٢٠

**21.** Во добитокот, навистина, ибрет имате! Ние ве напојуваме со она што е во стомаците нивни; во него вие имате користи големи и од него, токму, јадете.

وَإِنَّ لَكُمْ فِى ٱلْأَنْعَٰمِ لَعِبْرَةً ۖ نُّسْقِيكُم مِّمَّا فِى بُطُونِهَا
وَلَكُمْ فِيهَا مَنَٰفِعُ كَثِيرَةٌ وَمِنْهَا تَأْكُلُونَ ٢١

**22.** На нив, како и на чамците, вие патувате.

وَعَلَيْهَا وَعَلَى ٱلْفُلْكِ تُحْمَلُونَ ٢٢

**23.** И Нуха, секако, Ние го испративме до народот негов, па рече: "О народе мој, обожавајте го Аллаха; друг бог освен него немате. Нема ли да бидете богобојазливи?"

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَا نُوحًا إِلَىٰ قَوْمِهِۦ فَقَالَ يَٰقَوْمِ
ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ مَا لَكُم مِّنْ إِلَٰهٍ غَيْرُهُۥٓ ۚ أَفَلَا تَتَّقُونَ ٢٣

**24.** Па големците кои не веруваа меѓу народот негов рекоа: "Овој е само човек вам сличен кој си посакува да стекне предност над вас. Кога Аллах би сакал би испратил мелек. За ова ние не слушнавме ништо од предците наши одамнешни.

فَقَالَ ٱلْمَلَؤُا۟ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِن قَوْمِهِۦ مَا هَٰذَآ
إِلَّا بَشَرٌ مِّثْلُكُمْ يُرِيدُ أَن يَتَفَضَّلَ عَلَيْكُمْ
وَلَوْ شَآءَ ٱللَّهُ لَأَنزَلَ مَلَٰٓئِكَةً مَّا سَمِعْنَا
بِهَٰذَا فِىٓ ءَابَآئِنَا ٱلْأَوَّلِينَ ٢٤

**25.** Тој е само човек при кого има џинови: па, посматрајте го до време определено!”

إن هو إلا رجل به جنة فتربصوا به حتى حين ﴿٢٥﴾

**26.** Нух рече:“Господаре мој, помогни ми, зашто ме сметаат за лашко!”

قال رب انصرني بما كذبون ﴿٢٦﴾

**27.** Тогаш Ние му објавивме: “Прави брод пред очите Наши и според објавата Наша: кога ќе дојде наредбата Наша и кога печката ќе прсне, стави во бродот пар од сѐ, и семејството твое - освен оние кои беа против зборот порано - и не обраќај Ми се за оние кои направија зулум; тие се, секако, потопени!”

فأوحينا إليه أن اصنع الفلك بأعيننا ووحينا فإذا جاء أمرنا وفار التنور فاسلك فيها من كل زوجين اثنين وأهلك إلا من سبق عليه القول منهم ولا تخاطبني في الذين ظلموا إنهم مغرقون ﴿٢٧﴾

**28.** И кога ќе седнеш во бродот, ти и оние со тебе, кажи: “Благодарение на Аллах кој ме избави од народот зулумќарски!”

فإذا استويت أنت ومن معك على الفلك فقل الحمد لله الذي نجانا من القوم الظالمين ﴿٢٨﴾

**29.** И кажи: “Господаре мој, растовари нѐ на бериќетно место, зашто Ти си, меѓу поставувачите, Најдобриот!”

وقل رب أنزلني منزلا مباركا وأنت خير المنزلين ﴿٢٩﴾

**30.** Во тоа, навистина, има знаменија и Ние, секако, ги ставивме во искушението.

إن في ذلك لآيات وإن كنا لمبتلين ﴿٣٠﴾

**31.** Потоа, по нив, Ние создадовме поколенија други,

ثم أنشأنا من بعدهم قرنا آخرين ﴿٣١﴾

**32.**меѓу кои испративме пејгамбер:“Обожавајте го Аллаха; друг бог освен Него немате. Нема ли да бидете богобојазливи?”

فأرسلنا فيهم رسولا منهم أن اعبدوا الله ما لكم من إله غيره أفلا تتقون ﴿٣٢﴾

**33.** Големците меѓу оние кои не веруваа од народот негов, и кои ја сметаа за лажна средбата на оној свет, и на кои им овозможивме да уживаат на овој свет, зборуваа: "Овој е само човек, вам сличен; јаде од она од што и вие јадете и пие од она што и вие пиете."

وَقَالَ ٱلْمَلَأُ مِن قَوْمِهِ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَكَذَّبُوا۟ بِلِقَآءِ ٱلْـَٔاخِرَةِ وَأَتْرَفْنَٰهُمْ فِى ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا مَا هَٰذَآ إِلَّا بَشَرٌ مِّثْلُكُمْ يَأْكُلُ مِمَّا تَأْكُلُونَ مِنْهُ وَيَشْرَبُ مِمَّا تَشْرَبُونَ ﴿٣٣﴾

**34.** И ако бидете послушни на вам сличниот човек тогаш вие, навистина, ќе бидете изгубени.

وَلَئِنْ أَطَعْتُم بَشَرًا مِّثْلَكُمْ إِنَّكُمْ إِذًا لَّخَٰسِرُونَ ﴿٣٤﴾

**35.** Ви ветува ли дека вие, навистина, кога ќе умрете, кога земја и коски ќе станете, дека пак ќе се појавите?

أَيَعِدُكُمْ أَنَّكُمْ إِذَا مِتُّمْ وَكُنتُمْ تُرَابًا وَعِظَٰمًا أَنَّكُم مُّخْرَجُونَ ﴿٣٥﴾

**36.** Далеку, далеку е она што ви се ветува!

۞ هَيْهَاتَ هَيْهَاتَ لِمَا تُوعَدُونَ ﴿٣٦﴾

**37.** Животот на овој свет е единствен: живееме и умираме и нема да бидеме оживеани.

إِنْ هِىَ إِلَّا حَيَاتُنَا ٱلدُّنْيَا نَمُوتُ وَنَحْيَا وَمَا نَحْنُ بِمَبْعُوثِينَ ﴿٣٧﴾

**38.** Тој е само човек кој фрла лага врз Аллах и ние нему, секако, не му веруваме."

إِنْ هُوَ إِلَّا رَجُلٌ ٱفْتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًا وَمَا نَحْنُ لَهُۥ بِمُؤْمِنِينَ ﴿٣٨﴾

**39.** Нух рече: "Господаре мој, помогни ми, зашто ме сметаат за лашко!"

قَالَ رَبِّ ٱنصُرْنِى بِمَا كَذَّبُونِ ﴿٣٩﴾

**40.** Аллах рече: "Да, за кратко време ќе станат покајници!"

قَالَ عَمَّا قَلِيلٍ لَّيُصْبِحُنَّ نَٰدِمِينَ ﴿٤٠﴾

**41.** И ги погоди страшен глас, праведно! Па, Ние ги направивме нанес. И далеку нека е народот зулумќарски!

فَأَخَذَتْهُمُ ٱلصَّيْحَةُ بِٱلْحَقِّ فَجَعَلْنَٰهُمْ غُثَآءً فَبُعْدًا لِّلْقَوْمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٤١﴾

**42.** Потоа, по нив, Ние создадовме други поколенија.

ثُمَّ أَنشَأْنَا مِنۢ بَعْدِهِمْ قُرُونًا ءَاخَرِينَ ﴿٤٢﴾

**43.** Ниеден народ не може ни да го забрза ни да го задоцни рокот негов.

مَا تَسْبِقُ مِنْ أُمَّةٍ أَجَلَهَا وَمَا يَسْتَـْٔخِرُونَ ﴿٤٣﴾

**44.** Потоа Ние ги испраќавме пејгамберите Наши, еднизадруги. И секогаш кога ќе му дојдеше пејгамбер на еден народ... го сметаа за лажен; и така Ние еденсодруг ги заменуваме и само одредивме да бидат помен. И далеку нека е народот невернички!

ثُمَّ أَرْسَلْنَا رُسُلَنَا تَتْرَا ۖ كُلَّ مَا جَآءَ أُمَّةً رَّسُولُهَا كَذَّبُوهُ ۚ
فَأَتْبَعْنَا بَعْضَهُم بَعْضًا وَجَعَلْنَٰهُمْ
أَحَادِيثَ ۚ فَبُعْدًا لِّقَوْمٍ لَّا يُؤْمِنُونَ ﴿٤٤﴾

**45.** Потоа Ние го испративме Муса и брат му Харун со знаменијата Наши и власта очигледна

ثُمَّ أَرْسَلْنَا مُوسَىٰ وَأَخَاهُ هَٰرُونَ بِـَٔايَٰتِنَا
وَسُلْطَٰنٍ مُّبِينٍ ﴿٤٥﴾

**46.** до фараонот и големците негови; па се надуја... станаа народ горделив.

إِلَىٰ فِرْعَوْنَ وَمَلَإِي۟هِۦ
فَٱسْتَكْبَرُوا۟ وَكَانُوا۟ قَوْمًا عَالِينَ ﴿٤٦﴾

**47.** И рекоа: “Да им веруваме ли на два човека нам слични, а народот нивни нас нѐ обожаваше?”

فَقَالُوٓا۟ أَنُؤْمِنُ لِبَشَرَيْنِ مِثْلِنَا
وَقَوْمُهُمَا لَنَا عَٰبِدُونَ ﴿٤٧﴾

**48.** И ги сметаа за лажни и беа, токму, страдалници.

فَكَذَّبُوهُمَا فَكَانُوا۟ مِنَ ٱلْمُهْلَكِينَ ﴿٤٨﴾

**49.** И Ние на Муса, секако, му дадовме Книга за да се упатат по патот вистински.

وَلَقَدْ ءَاتَيْنَا مُوسَى ٱلْكِتَٰبَ لَعَلَّهُمْ يَهْتَدُونَ ﴿٤٩﴾

**50.** А синот на Мерјем и мајка му Ние ги одредивме знамение и ги засолнивме на едно ритче мирно, со поток.

وَجَعَلْنَا ٱبْنَ مَرْيَمَ وَأُمَّهُۥٓ ءَايَةً وَءَاوَيْنَٰهُمَآ
إِلَىٰ رَبْوَةٍ ذَاتِ قَرَارٍ وَمَعِينٍ ﴿٥٠﴾

**51.** О пејгамбери, јадете од добрата и работете добро. Јас го знам, навистина, она што го работите!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلرُّسُلُ كُلُواْ مِنَ ٱلطَّيِّبَٰتِ وَٱعۡمَلُواْ صَٰلِحًاۖ
إِنِّي بِمَا تَعۡمَلُونَ عَلِيمٞ ٥١

**52.** Оваа заедница, навистина, е ваша заедница единствена, а Јас сум Господарот ваш, па бидете богобојазливи!

وَإِنَّ هَٰذِهِۦٓ أُمَّتُكُمۡ أُمَّةٗ وَٰحِدَةٗ وَأَنَا۠ رَبُّكُمۡ
فَٱتَّقُونِ ٥٢

**53.** И меѓу себе оние се поделија, во она што ги обединуваше, на деленици, и секоја странка го величаше она што е при неа.

فَتَقَطَّعُوٓاْ أَمۡرَهُم بَيۡنَهُمۡ زُبُرٗاۖ كُلُّ حِزۡبِۭ بِمَا لَدَيۡهِمۡ
فَرِحُونَ ٥٣

**54.** И остави ги во беспаќето нивно до време одредено.

فَذَرۡهُمۡ فِي غَمۡرَتِهِمۡ حَتَّىٰ حِينٍ ٥٤

**55.** Сметаат ли тие дека во Нашето давање имот и синови, навистина;

أَيَحۡسَبُونَ أَنَّمَا نُمِدُّهُم بِهِۦ مِن مَّالٖ وَبَنِينَ ٥٥

**56.** Ние да ги натераме побрзо кон добрини? Но не! Не усетуваат!

نُسَارِعُ لَهُمۡ فِي ٱلۡخَيۡرَٰتِۚ بَل لَّا يَشۡعُرُونَ ٥٦

**57.** Да, оние кои се плашат, стравувајќи од Господарот свој,

إِنَّ ٱلَّذِينَ هُم مِّنۡ خَشۡيَةِ رَبِّهِم مُّشۡفِقُونَ ٥٧

**58.** и кои, токму, веруваат во знаменијата на Господарот свој,

وَٱلَّذِينَ هُم بِـَٔايَٰتِ رَبِّهِمۡ يُؤۡمِنُونَ ٥٨

**59.** и кои, токму, не Му здружуваат здруженик на Господарот свој,

وَٱلَّذِينَ هُم بِرَبِّهِمۡ لَا يُشۡرِكُونَ ٥٩

**60.** и кои даваат од даденото им, а срцата нивни се исполнети со трепет од тоа дека, навистина,

وَٱلَّذِينَ يُؤۡتُونَ مَآ ءَاتَواْ وَّقُلُوبُهُمۡ وَجِلَةٌ
أَنَّهُمۡ إِلَىٰ رَبِّهِمۡ رَٰجِعُونَ ٦٠

ќе Му се вратат на Господарот свој...

**61.** онаквите, секако, брзаат кон добрини и во тоа, токму, им претходат на другите.

أُوْلَٰٓئِكَ يُسَٰرِعُونَ فِي ٱلۡخَيۡرَٰتِ وَهُمۡ لَهَا سَٰبِقُونَ ٦١

**62.** И Ние никого не оптоваруваме над можноста негова. При нас е Книгата која зборува вистина. И ним не ќе им се наштети.

وَلَا نُكَلِّفُ نَفۡسًا إِلَّا وُسۡعَهَاۖ وَلَدَيۡنَا كِتَٰبٞ يَنطِقُ بِٱلۡحَقِّ وَهُمۡ لَا يُظۡلَمُونَ ٦٢

**63.** Но, не! Срцата нивни во врска со тоа се во беспаќе а, делата нивни што ги работат, се спротивни на тоа.

بَلۡ قُلُوبُهُمۡ فِي غَمۡرَةٖ مِّنۡ هَٰذَا وَلَهُمۡ أَعۡمَٰلٞ مِّن دُونِ ذَٰلِكَ هُمۡ لَهَا عَٰمِلُونَ ٦٣

**64.** Додека ги опфативме од Наша страна со казна оние кои живееја раскошно... кога, ете, залелекаа:

حَتَّىٰٓ إِذَآ أَخَذۡنَا مُتۡرَفِيهِم بِٱلۡعَذَابِ إِذَا هُمۡ يَجۡـَٔرُونَ ٦٤

**65.** “Не лелекајте денес! Не ќе ви се помогне од Мене, навистина!

لَا تَجۡـَٔرُواْ ٱلۡيَوۡمَۖ إِنَّكُم مِّنَّا لَا تُنصَرُونَ ٦٥

**66.** Да, ајетите Мои вам ви се кажувани, а вие, ете, се враќате по стапалките ваши,

قَدۡ كَانَتۡ ءَايَٰتِي تُتۡلَىٰ عَلَيۡكُمۡ فَكُنتُمۡ عَلَىٰٓ أَعۡقَٰبِكُمۡ تَنكِصُونَ ٦٦

**67.** дувајќи се во Храмот, разговарајќи до полноќ непристојни зборови.”

مُسۡتَكۡبِرِينَ بِهِۦ سَٰمِرٗا تَهۡجُرُونَ ٦٧

**68.** Зошто не размислуваат за Говорот? Или, пак, им доаѓа нешто што не им беше дошло на предците нивни одамнешни?

أَفَلَمۡ يَدَّبَّرُواْ ٱلۡقَوۡلَ أَمۡ جَآءَهُم مَّا لَمۡ يَأۡتِ ءَابَآءَهُمُ ٱلۡأَوَّلِينَ ٦٨

**69.** Или, пак, не го познаваат пејгамберот свој!? Во него тие, токму, не веруваат.

أَمْ لَمْ يَعْرِفُوا رَسُولَهُمْ فَهُمْ لَهُ مُنكِرُونَ ٦٩

**70.** Или, пак, им зборуваат за него: “При него има џинови!” Но, не! Пејгамберот им дојде со вистина, а, ете, мнозинството од нив не ја признаваат вистината.

أَمْ يَقُولُونَ بِهِ جِنَّةٌ بَلْ جَاءَهُم بِالْحَقِّ
وَأَكْثَرُهُمْ لِلْحَقِّ كَارِهُونَ ٧٠

**71.** Кога Вистината би ги следела желбите нивни, сигурно би пропаднале и небесата и Земјата и она што е во нив. Напротив, Ние им ја дадовме опомената нивна а тие, токму, се рамнодушни кон опомената!

وَلَوِ اتَّبَعَ الْحَقُّ أَهْوَاءَهُمْ لَفَسَدَتِ السَّمَاوَاتُ
وَالْأَرْضُ وَمَن فِيهِنَّ بَلْ أَتَيْنَاهُم بِذِكْرِهِمْ
فَهُمْ عَن ذِكْرِهِم مُّعْرِضُونَ ٧١

**72.** Или, пак, од нив бараат придонес? Придонесот од Господарот твој е подобар. Он меѓу снабдувачите е Најдобриот!

أَمْ تَسْأَلُهُمْ خَرْجًا فَخَرَاجُ رَبِّكَ خَيْرٌ
وَهُوَ خَيْرُ الرَّازِقِينَ ٧٢

**73.** Ти нив, секако, ги повикуваш кон патот вистински!

وَإِنَّكَ لَتَدْعُوهُمْ إِلَىٰ صِرَاطٍ مُّسْتَقِيمٍ ٧٣

**74.** А оние кои не веруваат во Ахирет скршнуваат, навистина, од патот вистински!

وَإِنَّ الَّذِينَ لَا يُؤْمِنُونَ بِالْآخِرَةِ عَنِ الصِّرَاطِ
لَنَاكِبُونَ ٧٤

**75.** И Ние да им се смилувавме и да им ја отстраневме штетата од нив пак ќе лутаа, навистина, во пакоста своја.

۞ وَلَوْ رَحِمْنَاهُمْ وَكَشَفْنَا مَا بِهِم مِّن ضُرٍّ لَّلَجُّوا
فِي طُغْيَانِهِمْ يَعْمَهُونَ ٧٥

**76.** Да, ги обземаше казната Наша, а тие, ете, не Му се потчинуваа на Господарот свој, а ниту Го молеа понизно.

وَلَقَدْ أَخَذْنَاهُم بِالْعَذَابِ فَمَا اسْتَكَانُوا لِرَبِّهِمْ
وَمَا يَتَضَرَّعُونَ ٧٦

**77.** И дури кога Ние им ја отворивме вратата на казната вжештена... тие, тогаш, ете, станаа безнадежници.

حَتَّىٰٓ إِذَا فَتَحۡنَا عَلَيۡهِم بَابٗا ذَا عَذَابٖ شَدِيدٍ إِذَا هُمۡ فِيهِ مُبۡلِسُونَ ٧٧

**78.** И Он ви создаде и слух, и вид, и срце. Е, само колку малку заблагодарувате!

وَهُوَ ٱلَّذِيٓ أَنشَأَ لَكُمُ ٱلسَّمۡعَ وَٱلۡأَبۡصَٰرَ وَٱلۡأَفۡـِٔدَةَۚ قَلِيلٗا مَّا تَشۡكُرُونَ ٧٨

**79.** И Он ве растури по земјата и кај Него ќе се зберете!

وَهُوَ ٱلَّذِي ذَرَأَكُمۡ فِي ٱلۡأَرۡضِ وَإِلَيۡهِ تُحۡشَرُونَ ٧٩

**80.** И Он оживува и Он усмртува. Сменувањето на ноќта и денот е обврска Негова. Нема ли да се вразумите?

وَهُوَ ٱلَّذِي يُحۡيِۦ وَيُمِيتُ وَلَهُ ٱخۡتِلَٰفُ ٱلَّيۡلِ وَٱلنَّهَارِۚ أَفَلَا تَعۡقِلُونَ ٨٠

**81.** Но, не! Зборуваат нешто слично на она што го зборуваа одамнешните.

بَلۡ قَالُواْ مِثۡلَ مَا قَالَ ٱلۡأَوَّلُونَ ٨١

**82.** Зборуваат: “И зарем кога ќе умреме и кога земја и коски ќе станеме ќе бидеме ли, навистина, оживеани?

قَالُوٓاْ أَءِذَا مِتۡنَا وَكُنَّا تُرَابٗا وَعِظَٰمًا أَءِنَّا لَمَبۡعُوثُونَ ٨٢

**83.** И порано веќе тоа ни беше ветено, нам и на предците наши; ова се само измислици на народите одамнешни.”

لَقَدۡ وُعِدۡنَا نَحۡنُ وَءَابَآؤُنَا هَٰذَا مِن قَبۡلُ إِنۡ هَٰذَآ إِلَّآ أَسَٰطِيرُ ٱلۡأَوَّلِينَ ٨٣

**84.** Кажи: “Па, чија е тогаш земјата и она што е на неа ако знаете?”

قُل لِّمَنِ ٱلۡأَرۡضُ وَمَن فِيهَآ إِن كُنتُمۡ تَعۡلَمُونَ ٨٤

**85.** Ќе речат: “Аллахова е!” Кажи: “Е па, нема ли да се сеќавате?”

سَيَقُولُونَ لِلَّهِۚ قُلۡ أَفَلَا تَذَكَّرُونَ ٨٥

**86.** Кажи: “Кој е Господарот на седумте небеса и Господарот на Аршот голем?”

قُلۡ مَن رَّبُّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ ٱلسَّبۡعِ وَرَبُّ ٱلۡعَرۡشِ ٱلۡعَظِيمِ ٨٦

**87.** Ќе речат: “Аллах!” Кажи: “Е па, нема ли да бидете богобојазливи?”

سَيَقُولُونَ لِلَّهِ ۚ قُلْ أَفَلَا تَتَّقُونَ ﴿٨٧﴾

**88.** Кажи: “Кој е Оној во чија рака е власта над секоја ствар? Кој штити и од Кого не може да се заштити. Е, само да знаете!”

قُلْ مَنْ بِيَدِهِ مَلَكُوتُ كُلِّ شَيْءٍ وَهُوَ يُجِيرُ
وَلَا يُجَارُ عَلَيْهِ إِنْ كُنْتُمْ تَعْلَمُونَ ﴿٨٨﴾

**89.** Ќе речат: “Аллахова е!” Кажи: “Па како, тогаш, се восхитувате?”

سَيَقُولُونَ لِلَّهِ ۚ قُلْ فَأَنَّىٰ تُسْحَرُونَ ﴿٨٩﴾

**90.** Но, не! Ние им ја донесовме вистината а тие се, навистина, лашковци!

بَلْ أَتَيْنَاهُمْ بِالْحَقِّ وَإِنَّهُمْ لَكَاذِبُونَ ﴿٩٠﴾

**91.** Аллах не си присвои дете и покрај Него нема друг бог. Тогаш, секој бог би го земал, секако, она што би го создал, и еднисодруги ќе се натпреварувaa. Возвишен е Аллах над она со што го опишуваат!

مَا اتَّخَذَ اللَّهُ مِنْ وَلَدٍ وَمَا كَانَ مَعَهُ مِنْ إِلَٰهٍ ۚ
إِذًا لَذَهَبَ كُلُّ إِلَٰهٍ بِمَا خَلَقَ وَلَعَلَا بَعْضُهُمْ
عَلَىٰ بَعْضٍ ۚ سُبْحَانَ اللَّهِ عَمَّا يَصِفُونَ ﴿٩١﴾

**92.** Зналец на невидливото и видливото... па, возвишен е Он над она што Му го здружуваат!

عَالِمِ الْغَيْبِ وَالشَّهَادَةِ فَتَعَالَىٰ
عَمَّا يُشْرِكُونَ ﴿٩٢﴾

**93.** Кажи: “Господаре мој, ако посакуваш да ми го покажеш она со што им се ветува,

قُلْ رَبِّ إِمَّا تُرِيَنِّي مَا يُوعَدُونَ ﴿٩٣﴾

**94.** тогаш, Господаре мој, не ставај ме меѓу народот зулумќарски! “

رَبِّ فَلَا تَجْعَلْنِي فِي الْقَوْمِ الظَّالِمِينَ ﴿٩٤﴾

**95**. Ние сме моќни, секако, да ти го покажеме она што им се ветува.

وَإِنَّا عَلَىٰ أَنْ نُرِيَكَ مَا نَعِدُهُمْ لَقَادِرُونَ ﴿٩٥﴾

**96.** На злото возвратете со најдобро! Ние најдобро го знаеме она што го опишуваат!

ٱدۡفَعۡ بِٱلَّتِي هِيَ أَحۡسَنُ ٱلسَّيِّئَةَۚ نَحۡنُ أَعۡلَمُ
بِمَا يَصِفُونَ ٩٦

**97.** И кажи: “Господаре мој, Тебе ти се приклонувам од привлечностите на шејтаните!

وَقُل رَّبِّ أَعُوذُ بِكَ مِنۡ هَمَزَٰتِ ٱلشَّيَٰطِينِ ٩٧

**98.** И Тебе ти се приклонувам, Господаре, од нивното присуство пред мене!”

وَأَعُوذُ بِكَ رَبِّ أَن يَحۡضُرُونِ ٩٨

**99.** И дури некому од нив кога ќе му дојде смртта, тој вели: “Господаре мој, врати ме;

حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءَ أَحَدَهُمُ ٱلۡمَوۡتُ قَالَ رَبِّ ٱرۡجِعُونِ ٩٩

**100.** ќе работам добро во она што го оставив.” А, не! Тоа се само зборови кои ги зборува. А зад нив, меѓутоа, има Берзах до Денот во кој ќе бидат оживеани!

لَعَلِّيٓ أَعۡمَلُ صَٰلِحٗا فِيمَا تَرَكۡتُۚ كَلَّآۚ إِنَّهَا كَلِمَةٌ
هُوَ قَآئِلُهَاۖ وَمِن وَرَآئِهِم بَرۡزَخٌ إِلَىٰ يَوۡمِ يُبۡعَثُونَ ١٠٠

**101.** И кога ќе се дувне во Сурлата... роднински врски еднисодруги веќе нема да има на Денот тој и не ќе се прашуваат за ништо.

فَإِذَا نُفِخَ فِي ٱلصُّورِ فَلَآ أَنسَابَ بَيۡنَهُمۡ يَوۡمَئِذٖ
وَلَا يَتَسَآءَلُونَ ١٠١

**102.** Оние чии ваги ќе натежнат... оние, токму, се спасените!

فَمَن ثَقُلَتۡ مَوَٰزِينُهُۥ فَأُوْلَٰٓئِكَ
هُمُ ٱلۡمُفۡلِحُونَ ١٠٢

**103.** А оние, пак, чии ваги нема да натежнат со добро... оние, токму, се упропастија самите себеси; во Џехеннемот за навек ќе останат!

وَمَنۡ خَفَّتۡ مَوَٰزِينُهُۥ فَأُوْلَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ خَسِرُوٓاْ
أَنفُسَهُمۡ فِي جَهَنَّمَ خَٰلِدُونَ ١٠٣

**104.** Пламен ќе ги спржи по лицата нивни и во Џехеннемот ќе бидат обезличени:

تَلۡفَحُ وُجُوهَهُمُ ٱلنَّارُ وَهُمۡ فِيهَا كَٰلِحُونَ ١٠٤

**105.** “Нели ви се кажувани ајетите Мои, а вие нив за лажни ги сметавте?”

أَلَمْ تَكُنْ ءَايَٰتِى تُتْلَىٰ عَلَيْكُمْ فَكُنتُم بِهَا تُكَذِّبُونَ ﴿١٠٥﴾

**106.** Ќе речат: “Господаре наш, надвладеа со нас несреќата наша и останавме народ во заблуда скршнат!

قَالُوا۟ رَبَّنَا غَلَبَتْ عَلَيْنَا شِقْوَتُنَا وَكُنَّا قَوْمًا ضَآلِّينَ ﴿١٠٦﴾

**107.** Господаре наш, извади нѐ од него, зашто, ако иста грешка направиме... та, тогаш сме, навистина, зулумќари!”

رَبَّنَآ أَخْرِجْنَا مِنْهَا فَإِنْ عُدْنَا فَإِنَّا ظَٰلِمُونَ ﴿١٠٧﴾

**108.** Аллах ќе рече: “Останете во него и не зборувајте Ми повеќе!”

قَالَ ٱخْسَـُٔوا۟ فِيهَا وَلَا تُكَلِّمُونِ ﴿١٠٨﴾

**109.** Меѓу робовите Мои има една дружина која, навистина, зборува: “Господаре наш, ние веруваме, прости ни и смилуј ни се зашто Ти си меѓу милостивите Најдобриот!”

إِنَّهُۥ كَانَ فَرِيقٌ مِّنْ عِبَادِى يَقُولُونَ رَبَّنَآ ءَامَنَّا فَٱغْفِرْ لَنَا وَٱرْحَمْنَا وَأَنتَ خَيْرُ ٱلرَّٰحِمِينَ ﴿١٠٩﴾

**110.** Па, вие толку многу ги изигрувавте, така што заборававте на опомената Моја додека ги исмевавте.

فَٱتَّخَذْتُمُوهُمْ سِخْرِيًّا حَتَّىٰٓ أَنسَوْكُمْ ذِكْرِى وَكُنتُم مِّنْهُمْ تَضْحَكُونَ ﴿١١٠﴾

**111.** Да, Јас денес ги наградив, затоа што беа трпеливи. Денес се, токму, победници!

إِنِّى جَزَيْتُهُمُ ٱلْيَوْمَ بِمَا صَبَرُوٓا۟ أَنَّهُمْ هُمُ ٱلْفَآئِزُونَ ﴿١١١﴾

**112.** И ќе рече: “Колку години останавте на земјата?”

قَٰلَ كَمْ لَبِثْتُمْ فِى ٱلْأَرْضِ عَدَدَ سِنِينَ ﴿١١٢﴾

**113.** Ќе речат: “Останавме само еден ден или еден дел од еден ден. Па, прашај ги бројачите!”

قَالُوا۟ لَبِثْنَا يَوْمًا أَوْ بَعْضَ يَوْمٍ فَسْـَٔلِ ٱلْعَآدِّينَ ﴿١١٣﴾

**114.** Ќе рече: “Останавте само малку. Е, само кога би знаеле!

قَٰلَ إِن لَّبِثْتُمْ إِلَّا قَلِيلًا ۖ لَّوْ أَنَّكُمْ
كُنتُمْ تَعْلَمُونَ ١١٤

**115.** И мислевте ли, навистина, дека Ние ве создадовме залудно и дека, ете, Нам нема да Ни се вратите?”

أَفَحَسِبْتُمْ أَنَّمَا خَلَقْنَٰكُمْ عَبَثًا وَأَنَّكُمْ
إِلَيْنَا لَا تُرْجَعُونَ ١١٥

**116.** Та, Аллах е Вишен! Владар вистински! Нема друг бог освен Него! Господарот на Аршот благороден!

فَتَعَٰلَى ٱللَّهُ ٱلْمَلِكُ ٱلْحَقُّ ۖ لَآ إِلَٰهَ
إِلَّا هُوَ رَبُّ ٱلْعَرْشِ ٱلْكَرِيمِ ١١٦

**117.** И оној кој се повикува на друг бог освен Аллах нема доказ за тоа. Та, пресметката негова е кај Господарот негов. Неверниците, навистина, нема да успеат!

وَمَن يَدْعُ مَعَ ٱللَّهِ إِلَٰهًا ءَاخَرَ لَا بُرْهَٰنَ لَهُۥ بِهِۦ فَإِنَّمَا
حِسَابُهُۥ عِندَ رَبِّهِۦٓ ۚ إِنَّهُۥ لَا يُفْلِحُ ٱلْكَٰفِرُونَ ١١٧

**118.** И кажи: “Господаре мој, прости и смилуј се! Ти си меѓу милостивите Најдобриот!”
милостивите Најдобриот!”

وَقُل رَّبِّ ٱغْفِرْ وَٱرْحَمْ وَأَنتَ خَيْرُ ٱلرَّٰحِمِينَ ١١٨

## *ЕН-НУУР*(Светлина) XXIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Сура што Ние ја објавуваме и обврзувачка што ја одредуваме, и во која ајети јасни објавуваме за да се сеќавате!

سُورَةٌ أَنزَلْنَٰهَا وَفَرَضْنَٰهَا وَأَنزَلْنَا فِيهَآ ءَايَٰتٍۭ بَيِّنَٰتٍ
لَّعَلَّكُمْ تَذَكَّرُونَ ١

**2.** На блудницата и блудникот, одделно, удрете им по сто корбачи. Во верата Аллахова, доколку верувате и во Аллах и

ٱلزَّانِيَةُ وَٱلزَّانِى فَٱجْلِدُوا۟ كُلَّ وَٰحِدٍ مِّنْهُمَا مِا۟ئَةَ جَلْدَةٍ ۖ
وَلَا تَأْخُذْكُم بِهِمَا رَأْفَةٌ فِى دِينِ ٱللَّهِ إِن كُنتُمْ تُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ
وَٱلْيَوْمِ ٱلْءَاخِرِ ۖ وَلْيَشْهَدْ عَذَابَهُمَا طَآئِفَةٌ

во Денот суден, нека не ве обзеде при казната никакво сожалување. А при казната врз нив нека биде присутна една дружина верници!

مِّنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ٢

**3.** Блудникот нека венча само блудница или многубошка, а блудницата нека ја венча само блудникот или многубожецот! Ете, тоа за верниците, секако, е забрането!

ٱلزَّانِى لَا يَنكِحُ إِلَّا زَانِيَةً أَوْ مُشْرِكَةً وَٱلزَّانِيَةُ
لَا يَنكِحُهَآ إِلَّا زَانٍ أَوْ مُشْرِكٌ
وَحُرِّمَ ذَٰلِكَ عَلَى ٱلْمُؤْمِنِينَ ٣

**4.** А оние кои ќе фрлаат лага врз чесните жени, а за тоа нема да донесат четири сведоци, удрете им осумдесет корбачи и сведочењето нивно никогаш повеќе не примајте го. Тие се, токму, расипани!

وَٱلَّذِينَ يَرْمُونَ ٱلْمُحْصَنَٰتِ ثُمَّ لَمْ يَأْتُوا۟ بِأَرْبَعَةِ شُهَدَآءَ
فَٱجْلِدُوهُمْ ثَمَٰنِينَ جَلْدَةً وَلَا تَقْبَلُوا۟ لَهُمْ شَهَٰدَةً أَبَدًا
وَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْفَٰسِقُونَ ٤

**5.** Освен оние кои ќе се покајат по тоа и кои ќе се поправат. Та, Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

إِلَّا ٱلَّذِينَ تَابُوا۟ مِنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ وَأَصْلَحُوا۟ فَإِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ
رَّحِيمٌ ٥

**6.** А на оние кои ќе фрлаат лага врз жените свои, кои немаат сведоци освен самите тие, сведочењето на еден од нив е да се заколне четирипати во Аллах дека тој, навистина, е меѓу искрените!

وَٱلَّذِينَ يَرْمُونَ أَزْوَٰجَهُمْ وَلَمْ يَكُن لَّهُمْ شُهَدَآءُ إِلَّآ أَنفُسُهُمْ
فَشَهَٰدَةُ أَحَدِهِمْ أَرْبَعُ شَهَٰدَٰتٍۭ بِٱللَّهِ إِنَّهُۥ
لَمِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ٦

**7.** А петтиот пат нека се заколне со тоа дека проклет-

وَٱلْخَٰمِسَةُ أَنَّ لَعْنَتَ ٱللَّهِ عَلَيْهِ إِن كَانَ

ството Аллахово нека биде врз него, ако е меѓу лашковците!

مِنَ الْكَاذِبِينَ ﴿٧﴾

**8.** Казната од неа ќе биде отстранета ако таа се заколне четирипати во Аллах дека тој, навистина, е меѓу лашковците!

وَيَدْرَؤُا عَنْهَا الْعَذَابَ أَنْ تَشْهَدَ أَرْبَعَ شَهَادَاتٍ بِاللَّهِ
إِنَّهُ لَمِنَ الْكَاذِبِينَ ﴿٨﴾

**9.** А петтиот пат нека се заколне со тоа дека лутината Аллахова да падне врз неа, ако тој е меѓу искрените!

وَالْخَامِسَةَ أَنَّ غَضَبَ اللَّهِ عَلَيْهَا إِنْ كَانَ
مِنَ الصَّادِقِينَ ﴿٩﴾

**10.** Е, кога не би била добрината Аллахова кон вас и милоста Негова...! И Аллах е Простувач и Мудар!

وَلَوْلَا فَضْلُ اللَّهِ عَلَيْكُمْ وَرَحْمَتُهُ وَأَنَّ اللَّهَ
تَوَّابٌ حَكِيمٌ ﴿١٠﴾

**11.** За оние здруженици меѓу вас, кои дојдоа со клевета, не мислете ли дека ви донесоа зло? Но, не! Тоа, токму, е добро за вас! Секому од нив му припаѓа дел за гревот што си го спечалил. А на оној меѓу нив кој, меѓутоа, ќе претера во делот свој, најмногу, му припаѓа казна голема!

إِنَّ الَّذِينَ جَاءُوا بِالْإِفْكِ عُصْبَةٌ مِنْكُمْ لَا تَحْسَبُوهُ شَرًّا
لَكُمْ بَلْ هُوَ خَيْرٌ لَكُمْ لِكُلِّ امْرِئٍ مِنْهُمْ مَا اكْتَسَبَ
مِنَ الْإِثْمِ وَالَّذِي تَوَلَّى كِبْرَهُ مِنْهُمْ لَهُ
عَذَابٌ عَظِيمٌ ﴿١١﴾

**12.** Па зошто кога тоа го чувте, верниците и верничките помислија за себеси добро, и не рекоа: “Ова е клевета јасна!”

لَوْلَا إِذْ سَمِعْتُمُوهُ ظَنَّ الْمُؤْمِنُونَ وَالْمُؤْمِنَاتُ
بِأَنْفُسِهِمْ خَيْرًا وَقَالُوا هَٰذَا إِفْكٌ مُبِينٌ ﴿١٢﴾

**13.** Зошто не донесоа за тоа четири сведоци? И бидејќи не донесоа сведоци тие се кај Аллах, токму, лашковци.

لَوْلَا جَاءُوا عَلَيْهِ بِأَرْبَعَةِ شُهَدَاءَ فَإِذْ لَمْ يَأْتُوا
بِالشُّهَدَاءِ فَأُولَٰئِكَ عِنْدَ اللَّهِ هُمُ الْكَاذِبُونَ ﴿١٣﴾

**14.** А кога не би била добрината Аллахова кон вас и милоста Негова и на овој свет и на Ахирет би ве снашла, во она што западнавте, казна голема.

وَلَوْلَا فَضْلُ ٱللَّهِ عَلَيْكُمْ وَرَحْمَتُهُۥ فِى ٱلدُّنْيَا وَٱلْـَٔاخِرَةِ
لَمَسَّكُمْ فِى مَآ أَفَضْتُمْ فِيهِ عَذَابٌ عَظِيمٌ ﴿١٤﴾

**15.** Кога тоа го пренесувавте со јазиците ваши и кога го кажувавте со устите ваши она за што, всушност, ништо не знаевте, сметајќи го тоа незначително, а тоа кај Аллах не е незначително,

إِذْ تَلَقَّوْنَهُۥ بِأَلْسِنَتِكُمْ وَتَقُولُونَ بِأَفْوَاهِكُم مَّا لَيْسَ
لَكُم بِهِۦ عِلْمٌ وَتَحْسَبُونَهُۥ هَيِّنًا
وَهُوَ عِندَ ٱللَّهِ عَظِيمٌ ﴿١٥﴾

**16.** кога тоа го чувте, зошто не рековте: “Што да зборуваме за ова? Возвишен си Ти! Ова е клевета голема!”

وَلَوْلَآ إِذْ سَمِعْتُمُوهُ قُلْتُم مَّا يَكُونُ لَنَآ أَن نَّتَكَلَّمَ
بِهَٰذَا سُبْحَٰنَكَ هَٰذَا بُهْتَٰنٌ عَظِيمٌ ﴿١٦﴾

**17.** Аллах ве советува, ако сте верници, никогаш да не повторите такво нешто.

يَعِظُكُمُ ٱللَّهُ أَن تَعُودُوا۟ لِمِثْلِهِۦٓ أَبَدًا
إِن كُنتُم مُّؤْمِنِينَ ﴿١٧﴾

**18.** И Аллах ви ги објаснува ајетите. Аллах е Зналец и Мудар!

وَيُبَيِّنُ ٱللَّهُ لَكُمُ ٱلْـَٔايَٰتِ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ﴿١٨﴾

**19.** Оние кои посакуваат да се прошири срамното дело меѓу оние кои веруваат им припаѓа, навистина, казна болна и на овој свет и на Ахирет. Аллах знае, а вие не знаете.

إِنَّ ٱلَّذِينَ يُحِبُّونَ أَن تَشِيعَ ٱلْفَٰحِشَةُ فِى ٱلَّذِينَ
ءَامَنُوا۟ لَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ فِى ٱلدُّنْيَا وَٱلْـَٔاخِرَةِ
وَٱللَّهُ يَعْلَمُ وَأَنتُمْ لَا تَعْلَمُونَ ﴿١٩﴾

**20.** А кога не би била добрината Аллахова кон вас и милоста Негова... Аллах, навистина, е Чувствителен и Сомилосен!

وَلَوْلَا فَضْلُ ٱللَّهِ عَلَيْكُمْ وَرَحْمَتُهُۥ وَأَنَّ ٱللَّهَ
رَءُوفٌ رَّحِيمٌ ﴿٢٠﴾

**21.** О верници, не следете ги стапалките шејтанови! А оној кој ги следи стапалките шејтанови, па, навистина, наредува срамно дело и зло. А кога не би била добрината Аллахова кон вас и милоста Негова никој од вас никогаш не би се очистил. Но, Аллах со посак Свој чисти. Аллах е Слушач и Зналец!

يا أيها الذين ءامنوا لا تتبعوا خطوات الشيطان
ومن يتبع خطوات الشيطان فإنه يأمر بالفحشاء
والمنكر ولولا فضل الله عليكم ورحمته ما زكى
منكم من أحد أبدا ولكن الله يزكي
من يشاء والله سميع عليم ﴿٢١﴾

**22.** Добродушните меѓу вас и богатите нека не се колнат дека не ќе им помогнат на роднините, на сиромасите и на мухаџирите на Аллаховиот пат... Нека им простат и нека поминат преку тоа! Не посакувате ли Аллах да ви прости? Аллах е Простувач и Сомилосен!

ولا يأتل أولوا الفضل منكم والسعة أن يؤتوا أولي
القربى والمساكين والمهاجرين في سبيل الله
وليعفوا وليصفحوا ألا تحبون أن يغفر الله لكم
والله غفور رحيم ﴿٢٢﴾

**23.** Оние кои, навистина, фрлаат измислици по чесни жени вернички се проколнети и на овој свет и на Ахирет и ним им припаѓа казна голема

إن الذين يرمون المحصنات الغافلات المؤمنات
لعنوا في الدنيا والآخرة ولهم عذاب عظيم ﴿٢٣﴾

**24.** на Денот кога против нив ќе сведочат и јазиците нивни, и рацете нивни и нозете нивни за она што го работеа,

يوم تشهد عليهم ألسنتهم وأيديهم وأرجلهم
بما كانوا يعملون ﴿٢٤﴾

**25.** на Денот кога Аллах ќе го подмири долгот нивни, вистински, и ќе узнаат дека Аллах, навистина, е Вистина јасна!

يومئذ يوفيهم الله دينهم الحق ويعلمون
أن الله هو الحق المبين ﴿٢٥﴾

**26.** Лоши жени за лоши мажи, а лоши мажи за лоши жени. Добри жени за добри мажи, а добри мажи за добри жени. Тие не се виновни за она што другите за нив го зборуваат. Ним им припаѓа и прошка и ‘рск благороден!

ٱلْخَبِيثَٰتُ لِلْخَبِيثِينَ وَٱلْخَبِيثُونَ لِلْخَبِيثَٰتِ
وَٱلطَّيِّبَٰتُ لِلطَّيِّبِينَ وَٱلطَّيِّبُونَ لِلطَّيِّبَٰتِ
أُو۟لَٰٓئِكَ مُبَرَّءُونَ مِمَّا يَقُولُونَ لَهُم
مَّغْفِرَةٌ وَرِزْقٌ كَرِيمٌ ٢٦

**27.** О верници, не влегувајте во други куќи, освен во вашите, сè додека не побарате дозвола и додека не ги поздравите членовите нивни. Ете, тоа е подобро за вас за да се сеќавате.

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَدْخُلُوا۟ بُيُوتًا
غَيْرَ بُيُوتِكُمْ حَتَّىٰ تَسْتَأْنِسُوا۟ وَتُسَلِّمُوا۟
عَلَىٰٓ أَهْلِهَا ۚ ذَٰلِكُمْ خَيْرٌ لَّكُمْ لَعَلَّكُمْ تَذَكَّرُونَ ٢٧

**28.** Па, ако во нив не најдете никого, не влегувајте во нив додека не добиете дозвола. А ако, пак, ви се каже да се вратите, па вратете се! Тоа е почесно за вас. Аллах, навистина, го знае она што го работите!

فَإِن لَّمْ تَجِدُوا۟ فِيهَآ أَحَدًا فَلَا تَدْخُلُوهَا
حَتَّىٰ يُؤْذَنَ لَكُمْ ۖ وَإِن قِيلَ لَكُمُ ٱرْجِعُوا۟ فَٱرْجِعُوا۟ ۖ
هُوَ أَزْكَىٰ لَكُمْ ۚ وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ عَلِيمٌ ٢٨

**29.** Не ви е грев да влегувате во куќите невселени, а во кои се наоѓаат стварите кои вам ви припаѓаат. Аллах го знае и она што го криете и она што го обелоденувате.

لَّيْسَ عَلَيْكُمْ جُنَاحٌ أَن تَدْخُلُوا۟ بُيُوتًا غَيْرَ مَسْكُونَةٍ
فِيهَا مَتَٰعٌ لَّكُمْ ۚ وَٱللَّهُ يَعْلَمُ مَا تُبْدُونَ
وَمَا تَكْتُمُونَ ٢٩

**30.** Кажи им на верниците да го соборат опулот свој и да ги чуваат срамните места свои. Ете, тоа е почесно за нив. Аллах, навистина, е Известен за она што го работат!

قُل لِّلْمُؤْمِنِينَ يَغُضُّوا۟ مِنْ أَبْصَٰرِهِمْ
وَيَحْفَظُوا۟ فُرُوجَهُمْ ۚ ذَٰلِكَ أَزْكَىٰ لَهُمْ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ
خَبِيرٌۢ بِمَا يَصْنَعُونَ ٣٠

**31.** И кажи им на верничките да ги соборат опулите свои и нека ги чуваат срамните места свои, и убавините свои, освен она што се гледа, и нека не ги покажуваат; превезите свои нека ги спуштат на градите. Убавините свои, исто така, нека не ги кажуваат на други, освен пред мажите свои и бабовците свои, или пред бабовците од мажите свои и синовите свои, или пред синовите од мажите свои, или пред браќата свои, или пред синовите од браќата свои, или пред синовите од сестрите свои, или пред пријателките свои, или пред робинките свои, или пред оние мажи кои немаат желба за жени или пред деца кои не знаат за срамните места на жените. И нека не удираат со нозете свои за да се слушне накитот што го кријат. И сите заедно покајте се, о верници, за да бидете спасени!

وَقُل لِّلْمُؤْمِنَٰتِ يَغْضُضْنَ مِنْ أَبْصَٰرِهِنَّ وَيَحْفَظْنَ
فُرُوجَهُنَّ وَلَا يُبْدِينَ زِينَتَهُنَّ إِلَّا مَا ظَهَرَ
مِنْهَا ۖ وَلْيَضْرِبْنَ بِخُمُرِهِنَّ عَلَىٰ جُيُوبِهِنَّ ۖ وَلَا يُبْدِينَ
زِينَتَهُنَّ إِلَّا لِبُعُولَتِهِنَّ أَوْ ءَابَآئِهِنَّ
أَوْ ءَابَآءِ بُعُولَتِهِنَّ أَوْ أَبْنَآئِهِنَّ
أَوْ أَبْنَآءِ بُعُولَتِهِنَّ أَوْ إِخْوَٰنِهِنَّ
أَوْ بَنِىٓ إِخْوَٰنِهِنَّ أَوْ بَنِىٓ أَخَوَٰتِهِنَّ أَوْ نِسَآئِهِنَّ
أَوْ مَا مَلَكَتْ أَيْمَٰنُهُنَّ أَوِ ٱلتَّٰبِعِينَ غَيْرِ أُو۟لِى
ٱلْإِرْبَةِ مِنَ ٱلرِّجَالِ أَوِ ٱلطِّفْلِ ٱلَّذِينَ لَمْ يَظْهَرُوا۟
عَلَىٰ عَوْرَٰتِ ٱلنِّسَآءِ ۖ وَلَا يَضْرِبْنَ بِأَرْجُلِهِنَّ لِيُعْلَمَ
مَا يُخْفِينَ مِن زِينَتِهِنَّ ۚ وَتُوبُوٓا۟ إِلَى ٱللَّهِ جَمِيعًا
أَيُّهَ ٱلْمُؤْمِنُونَ لَعَلَّكُمْ تُفْلِحُونَ ٣١

**32.** Венчавајте ги немажените и неженетите. Исто така и добрите робови ваши и робинките ваши. Ако се сиромашни Аллах ќе ги збогати од добрината Своја. Аллах е Неизмерен и Зналец!

وَأَنكِحُوا۟ ٱلْأَيَٰمَىٰ مِنكُمْ وَٱلصَّٰلِحِينَ مِنْ عِبَادِكُمْ
وَإِمَآئِكُمْ ۚ إِن يَكُونُوا۟ فُقَرَآءَ يُغْنِهِمُ ٱللَّهُ مِن فَضْلِهِۦ ۗ
وَٱللَّهُ وَٰسِعٌ عَلِيمٌ ٣٢

**33.** Нека се воздржат оние кои немаат можност да се венчаат сѐ

وَلْيَسْتَعْفِفِ ٱلَّذِينَ لَا يَجِدُونَ نِكَاحًا حَتَّىٰ يُغْنِيَهُمُ ٱللَّهُ

додека Аллах не ги збогати со добрината Своја. А оние кои се во сопственост ваша, кои посакуваат за тоа да се склучи договор...па, склучете, ако знаете дека при нив има добро. И дајте им од имотот Аллахов кој Он вам ви го даде! Девојките кои се во сопственост ваша, не терајте ги на блуд ако тие, секако, сакаат да бидат чесни, само за да спечалите некоја корист на овој свет. А кој ќе ги натера... па, Аллах, затоа што се присилени, кон нив е Простувач и Сомилосен!

مِن فَضۡلِهِۦۗ وَٱلَّذِينَ يَبۡتَغُونَ ٱلۡكِتَٰبَ مِمَّا مَلَكَتۡ
أَيۡمَٰنُكُمۡ فَكَاتِبُوهُمۡ إِنۡ عَلِمۡتُمۡ فِيهِمۡ خَيۡرٗاۖ وَءَاتُوهُم
مِّن مَّالِ ٱللَّهِ ٱلَّذِيٓ ءَاتَىٰكُمۡۚ وَلَا تُكۡرِهُواْ فَتَيَٰتِكُمۡ
عَلَى ٱلۡبِغَآءِ إِنۡ أَرَدۡنَ تَحَصُّنٗا لِّتَبۡتَغُواْ عَرَضَ ٱلۡحَيَوٰةِ
ٱلدُّنۡيَاۚ وَمَن يُكۡرِههُّنَّ فَإِنَّ ٱللَّهَ مِنۢ بَعۡدِ إِكۡرَٰهِهِنَّ
غَفُورٞ رَّحِيمٞ ٣٣

**34.** Ние, секако, ви објавуваме ајети разјаснети и примери со оние кои поминаа пред вас, и Ука за богобојазливите!

وَلَقَدۡ أَنزَلۡنَآ إِلَيۡكُمۡ ءَايَٰتٖ مُّبَيِّنَٰتٖ وَمَثَلٗا مِّنَ ٱلَّذِينَ
خَلَوۡاْ مِن قَبۡلِكُمۡ وَمَوۡعِظَةٗ لِّلۡمُتَّقِينَ ٣٤

**35.** Аллах е Светлина на небесата и на земјата. Светлината Негова е слична на светилка во ѕид вдлабната; светилката е во кандил, а кандилот е како ѕвезда која светлината ја ужарува од благородното стебло на маслинката, кое не е ни источно ни западно. Зејтинот само што не свети, иако е недопрен од оган. Светлина над светлина! Кон светлината Своја Аллах упатува кого сака. Ете, така Аллах им донесува пример на луѓето. Аллах знае сè!

۞ ٱللَّهُ نُورُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِۚ مَثَلُ نُورِهِۦ
كَمِشۡكَوٰةٖ فِيهَا مِصۡبَاحٌۖ ٱلۡمِصۡبَاحُ فِي زُجَاجَةٍۖ
ٱلزُّجَاجَةُ كَأَنَّهَا كَوۡكَبٞ دُرِّيّٞ يُوقَدُ مِن شَجَرَةٖ
مُّبَٰرَكَةٖ زَيۡتُونَةٖ لَّا شَرۡقِيَّةٖ وَلَا غَرۡبِيَّةٖ يَكَادُ زَيۡتُهَا
يُضِيٓءُ وَلَوۡ لَمۡ تَمۡسَسۡهُ نَارٞۚ نُّورٌ عَلَىٰ نُورٖۚ يَهۡدِي
ٱللَّهُ لِنُورِهِۦ مَن يَشَآءُۚ وَيَضۡرِبُ ٱللَّهُ ٱلۡأَمۡثَٰلَ
لِلنَّاسِۗ وَٱللَّهُ بِكُلِّ شَيۡءٍ عَلِيمٞ ٣٥

**36.** Во куќите за кои Аллах дозволи да се подигаат... и во нив да се споменува името Аллахово. Го слават Него и наутро и навечер

فِي بُيُوتٍ أَذِنَ ٱللَّهُ أَن تُرْفَعَ وَيُذْكَرَ فِيهَا
ٱسْمُهُۥ يُسَبِّحُ لَهُۥ فِيهَا بِٱلْغُدُوِّ وَٱلْءَاصَالِ ٣٦

**37.** луѓе кои не ги спречува трговијата и купопродажбата од споменувањето на Аллах, од клањањето намаз и од давањето зекат; се плашат од Денот во кој срцата и опулите ќе бидат вознемирени,

رِجَالٌ لَّا تُلْهِيهِمْ تِجَٰرَةٌ وَلَا بَيْعٌ عَن ذِكْرِ ٱللَّهِ وَإِقَامِ
ٱلصَّلَوٰةِ وَإِيتَآءِ ٱلزَّكَوٰةِ يَخَافُونَ يَوْمًا تَتَقَلَّبُ فِيهِ
ٱلْقُلُوبُ وَٱلْأَبْصَٰرُ ٣٧

**38.** за Аллах да ги награди со она што е најубаво, за она што го работеа, и да им зголеми од добрината Своја. Аллах кому сака безмерно дарува!

لِيَجْزِيَهُمُ ٱللَّهُ أَحْسَنَ مَا عَمِلُوا۟ وَيَزِيدَهُم مِّن فَضْلِهِۦ
وَٱللَّهُ يَرْزُقُ مَن يَشَآءُ بِغَيْرِ حِسَابٍ ٣٨

**39.** Делата на оние кои не веруваат се како огледало во рамница, па жедниот помислува дека е вода. А штом до неа ќе се приближи ете, не ќе најде ништо. Ќе го најде Аллаха кај него и Он ќе му ја подмири сметката. Аллах е Брз Пресметувач!

وَٱلَّذِينَ كَفَرُوٓا۟ أَعْمَٰلُهُمْ كَسَرَابٍۭ بِقِيعَةٍ يَحْسَبُهُ
ٱلظَّمْـَٔانُ مَآءً حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءَهُۥ لَمْ يَجِدْهُ شَيْـًٔا
وَوَجَدَ ٱللَّهَ عِندَهُۥ فَوَفَّىٰهُ حِسَابَهُۥ وَٱللَّهُ
سَرِيعُ ٱلْحِسَابِ ٣٩

**40.** Или, пак, како темнини во море кое го покриваат бранови еднинадруги, а над нив облаци: темнини еднинадруги натрупени така што, кога ќе се извади раката, ни прст не може да се види. На оној на кој Аллах не му

أَوْ كَظُلُمَٰتٍ فِي بَحْرٍ لُّجِّيٍّ يَغْشَىٰهُ مَوْجٌ مِّن فَوْقِهِۦ
مَوْجٌ مِّن فَوْقِهِۦ سَحَابٌ ظُلُمَٰتٌۢ بَعْضُهَا فَوْقَ
بَعْضٍ إِذَآ أَخْرَجَ يَدَهُۥ لَمْ يَكَدْ يَرَىٰهَا وَمَن لَّمْ يَجْعَلِ ٱللَّهُ
لَهُۥ نُورًا فَمَا لَهُۥ مِن نُّورٍ ٤٠

дава светлина тој и нема светлина!

**41.** Не знаеш ли дека Аллаха го слави сè она што е на небесата и на Земјата? И птиците, исто така, со крилја раширени. И се знае како да Му се клања и како да Го слави. Аллах го знае она што го работат!

أَلَمْ تَرَ أَنَّ ٱللَّهَ يُسَبِّحُ لَهُۥ مَن فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ
وَٱلطَّيْرُ صَٰٓفَّٰتٍ ۖ كُلٌّ قَدْ عَلِمَ صَلَاتَهُۥ وَتَسْبِيحَهُۥ ۗ وَٱللَّهُ
عَلِيمٌۢ بِمَا يَفْعَلُونَ ﴿٤١﴾

**42.** Власта и на небесата и на Земјата е - Аллахова! Свратилиштето е - кон Аллах!

وَلِلَّهِ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۖ وَإِلَى ٱللَّهِ ٱلْمَصِيرُ ﴿٤٢﴾

**43.** Не гледаш ли дека Аллах, навистина, ги турка облаците? Потоа Он ги спојува и ги натрупува еднинадруги. И гледаш како од нив излегува дожд. И како Он од облаците на небото, како брда големи, спушта град. Со него удира кого сака, а поштедува кого сака. Молњата Негова, ете, само што не ги ослепи очите!

أَلَمْ تَرَ أَنَّ ٱللَّهَ يُزْجِى سَحَابًا ثُمَّ يُؤَلِّفُ بَيْنَهُۥ ثُمَّ يَجْعَلُهُۥ
رُكَامًا فَتَرَى ٱلْوَدْقَ يَخْرُجُ مِنْ خِلَٰلِهِۦ وَيُنَزِّلُ
مِنَ ٱلسَّمَآءِ مِن جِبَالٍ فِيهَا مِنۢ بَرَدٍ فَيُصِيبُ بِهِۦ مَن يَشَآءُ
وَيَصْرِفُهُۥ عَن مَّن يَشَآءُ ۖ يَكَادُ سَنَا بَرْقِهِۦ يَذْهَبُ
بِٱلْأَبْصَٰرِ ﴿٤٣﴾

**44.** И ноќта и денот Аллах ги врти наизменично! Во тоа има ибрет, навистина, за надарените со јасен опул!

يُقَلِّبُ ٱللَّهُ ٱلَّيْلَ وَٱلنَّهَارَ ۚ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَعِبْرَةً لِّأُو۟لِى
ٱلْأَبْصَٰرِ ﴿٤٤﴾

**45.** А Аллах секое животно од вода го создаде. Некои од нив на стомак лазат, а некои од нив на две нозе одат, а некои, пак, на четири нозе одат. Аллах создава што сака. Аллах, навистина, е Кадар за сè!

وَٱللَّهُ خَلَقَ كُلَّ دَآبَّةٍ مِّن مَّآءٍ ۖ فَمِنْهُم مَّن يَمْشِى عَلَىٰ بَطْنِهِۦ
وَمِنْهُم مَّن يَمْشِى عَلَىٰ رِجْلَيْنِ وَمِنْهُم مَّن يَمْشِى عَلَىٰٓ أَرْبَعٍ ۚ
يَخْلُقُ ٱللَّهُ مَا يَشَآءُ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿٤٥﴾

**46.** Да, Ние објавуваме ајети јасни. Аллах упатува по патот вистински кого сака.

لَقَدْ أَنزَلْنَآ ءَايَٰتٍ مُّبَيِّنَٰتٍ ۚ وَٱللَّهُ يَهْدِى مَن يَشَآءُ
إِلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ﴿٤٦﴾

**47.** И зборуваат: “Ние веруваме и во Аллах и во пејгамберот и послушни сме.” Една дружина меѓу нив, потоа, ги врти плеќите. Тие не се, токму, верници!

وَيَقُولُونَ ءَامَنَّا بِٱللَّهِ وَبِٱلرَّسُولِ وَأَطَعْنَا ثُمَّ يَتَوَلَّىٰ
فَرِيقٌ مِّنْهُم مِّنۢ بَعْدِ ذَٰلِكَ ۚ وَمَآ أُو۟لَٰٓئِكَ
بِٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿٤٧﴾

**48.** И кога ќе се повикаат кон Аллах и пејгамберот Негов за да им пресуди и на едни и на други, тогаш, една дружина меѓу нив е рамнодушна!

وَإِذَا دُعُوٓا۟ إِلَى ٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ لِيَحْكُمَ بَيْنَهُمْ إِذَا فَرِيقٌ
مِّنْهُم مُّعْرِضُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** И му доаѓаат на пејгамберот потчинети, иако правдата е на страната нивна.

وَإِن يَكُن لَّهُمُ ٱلْحَقُّ يَأْتُوٓا۟ إِلَيْهِ مُذْعِنِينَ ﴿٤٩﴾

**50.** Има ли во срцата нивни болештина или се сомневаат или, пак, се плашат дека Аллах и пејгамберот Негов ќе им наштетат? Но, не! Тие се, токму, зулумќарите!

أَفِى قُلُوبِهِم مَّرَضٌ أَمِ ٱرْتَابُوٓا۟ أَمْ يَخَافُونَ أَن يَحِيفَ ٱللَّهُ
عَلَيْهِمْ وَرَسُولُهُۥ ۚ بَلْ أُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿٥٠﴾

**51.** Кога ќе бидат повикани кон Аллах и пејгамберот Негов за да им пресудат и на едни и на други, верниците зборуваат: “Слушаме и послушни сме.” Тие се, токму, спасените!

إِنَّمَا كَانَ قَوْلَ ٱلْمُؤْمِنِينَ إِذَا دُعُوٓا۟ إِلَى ٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ
لِيَحْكُمَ بَيْنَهُمْ أَن يَقُولُوا۟ سَمِعْنَا وَأَطَعْنَا ۚ وَأُو۟لَٰٓئِكَ
هُمُ ٱلْمُفْلِحُونَ ﴿٥١﴾

**52.** Оние кои се послушни и на Аллах и на пејгамберот Негов, и кои стравуваат од Аллах и кои

وَمَن يُطِعِ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ وَيَخْشَ ٱللَّهَ وَيَتَّقْهِ
فَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْفَآئِزُونَ ﴿٥٢﴾

изразуваат богобојазливост кон Него... да, победници се!

**53.** Оние кои се колнат во Аллах на верност, силно изразено, дека да им наредеше сигурно ќе излезеа да се борат... кажи: “Не колнете се! Послушноста, секако, е позната работа. Аллах, навистина, е Известен за она што го работите! “

۞ وَأَقْسَمُوا۟ بِٱللَّهِ جَهْدَ أَيْمَٰنِهِمْ لَئِنْ أَمَرْتَهُمْ
لَيَخْرُجُنَّ ۖ قُل لَّا تُقْسِمُوا۟ ۖ طَاعَةٌ مَّعْرُوفَةٌ ۚ
إِنَّ ٱللَّهَ خَبِيرٌۢ بِمَا تَعْمَلُونَ ٥٣

**54.** Кажи: “Бидете послушни и на Аллах и на пејгамберот. Па, ако ги свртите плеќите... та, тој е одговорен за она за што е задолжен, а вие сте одговорни за она за што сте задолжени. А ако, пак, Му бидете послушни ќе бидете упатени.” Пејгамберот е задолжен само да извести јасно!

قُلْ أَطِيعُوا۟ ٱللَّهَ وَأَطِيعُوا۟ ٱلرَّسُولَ ۖ فَإِن تَوَلَّوْا۟ فَإِنَّمَا
عَلَيْهِ مَا حُمِّلَ وَعَلَيْكُم مَّا حُمِّلْتُمْ ۖ وَإِن تُطِيعُوهُ
تَهْتَدُوا۟ ۚ وَمَا عَلَى ٱلرَّسُولِ إِلَّا ٱلْبَلَٰغُ ٱلْمُبِينُ ٥٤

**55.** На оние меѓу вас кои веруваа и кои работеа добри дела Аллах им вети дека ќе бидат поставени халифи на земјава како што беа поставени халифи и оние пред нив, зајакнувајќи ја верата нивна со која е Он задоволен, и стравот нивни Он со сигурност нивна ќе го замени. Мене ме обожаваат и ништо не Ми здружуваат. А оние кои не веруваат, по тоа, се расипници, навистина!

وَعَدَ ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ مِنكُمْ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
لَيَسْتَخْلِفَنَّهُمْ فِى ٱلْأَرْضِ كَمَا ٱسْتَخْلَفَ
ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ وَلَيُمَكِّنَنَّ لَهُمْ دِينَهُمُ ٱلَّذِى
ٱرْتَضَىٰ لَهُمْ وَلَيُبَدِّلَنَّهُم مِّنۢ بَعْدِ خَوْفِهِمْ أَمْنًا ۚ
يَعْبُدُونَنِى لَا يُشْرِكُونَ بِى شَيْـًٔا ۚ وَمَن كَفَرَ
بَعْدَ ذَٰلِكَ فَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْفَٰسِقُونَ ٥٥

**56.** И намаз извршувајте и зекат давајте и бидете послушни

وَأَقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتُوا۟ ٱلزَّكَوٰةَ وَأَطِيعُوا۟ ٱلرَّسُولَ

на пејгамберот за да ви се смилува!

لَعَلَّكُمْ تُرْحَمُونَ ٥٦

**57.** Не сметајте дека оние кои не веруваат ќе бидат моќни на земјава. Огнот е престојувалиштето нивно. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

لَا تَحْسَبَنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مُعْجِزِينَ فِى ٱلْأَرْضِ ۚ
وَمَأْوَىٰهُمُ ٱلنَّارُ ۖ وَلَبِئْسَ ٱلْمَصِيرُ ٥٧

**58.** О верници, оние кои се во сопственост ваша и оние кои уште немаат стигнато до полнолетство нека побараат дозвола од вас во три случаи: пред сабах намаз, кога ја оставате облеката ваша, на пладне и по јација намаз. Ете, тоа се три прилики ваши кога не сте облечени. По нив, ни тие ни вие немате грев да се посетувате еднисодруги. Ете, така Аллах ви ги објаснува ајетите Свои. Аллах е Зналец и Мудар!

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لِيَسْتَـْٔذِنكُمُ ٱلَّذِينَ مَلَكَتْ
أَيْمَـٰنُكُمْ وَٱلَّذِينَ لَمْ يَبْلُغُوا۟ ٱلْحُلُمَ مِنكُمْ ثَلَـٰثَ مَرَّٰتٍ ۚ
مِّن قَبْلِ صَلَوٰةِ ٱلْفَجْرِ وَحِينَ تَضَعُونَ ثِيَابَكُم مِّنَ ٱلظَّهِيرَةِ
وَمِنۢ بَعْدِ صَلَوٰةِ ٱلْعِشَآءِ ۚ ثَلَـٰثُ عَوْرَٰتٍ لَّكُمْ ۚ
لَيْسَ عَلَيْكُمْ وَلَا عَلَيْهِمْ جُنَاحٌۢ بَعْدَهُنَّ ۚ
طَوَّٰفُونَ عَلَيْكُم بَعْضُكُمْ عَلَىٰ بَعْضٍ ۚ كَذَٰلِكَ
يُبَيِّنُ ٱللَّهُ لَكُمُ ٱلْـَٔايَـٰتِ ۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ٥٨

**59.** Кога децата ваши ќе пораснат нека бараат дозвола да влезат како што бараа дозвола оние кои беа пред нив. Ете, така Аллах ви ги објаснува ајетите Свои. Аллах е Зналец и Мудар!

وَإِذَا بَلَغَ ٱلْأَطْفَـٰلُ مِنكُمُ ٱلْحُلُمَ فَلْيَسْتَـْٔذِنُوا۟
كَمَا ٱسْتَـْٔذَنَ ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ ۚ كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ
ٱللَّهُ لَكُمْ ءَايَـٰتِهِۦ ۗ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ٥٩

**60.** А жените кои веќе навлегоа во старост, кои не сакаат да се мажат, немаат грев да го тргнат превезот, но не покажувајќи ги убавините свои, а ако настојуваат да бидат чисти, па тоа е

وَٱلْقَوَٰعِدُ مِنَ ٱلنِّسَآءِ ٱلَّـٰتِى لَا يَرْجُونَ نِكَاحًا
فَلَيْسَ عَلَيْهِنَّ جُنَاحٌ أَن يَضَعْنَ
ثِيَابَهُنَّ غَيْرَ مُتَبَرِّجَـٰتٍۭ بِزِينَةٍ ۖ
وَأَن يَسْتَعْفِفْنَ خَيْرٌ لَّهُنَّ ۗ وَٱللَّهُ

подобро за нив. Аллах е Слушач
и Зналец!

سَمِيعٌ عَلِيمٌ ﴿٦٠﴾

**61.** Немаат грев ни слепиот, ни куциот, ни болниот, а ни вие самите, да јадете во куќите ваши, или во куќите од бабовците ваши, или во куќите од мајките ваши, или во куќите од браќата ваши, или во куќите од сестрите ваши, или во куќите од мицовците ваши, или во куќите од алите ваши, или во куќите од дајџовците ваши, или во куќите од тезите ваши, или во куќите чии клучеви се во сопственост ваша или, пак, кај пријателите ваши. Немате грев да јадете заедно или одделно. А кога ќе влегувате во куќите... па, поздравете ги, лично, со поздрав Аллахов, благороден и убав. Ете, така Аллах ви ги објаснува ајетите за да се вразумите!

لَّيْسَ عَلَى ٱلْأَعْمَىٰ حَرَجٌ وَلَا عَلَى ٱلْأَعْرَجِ حَرَجٌ
وَلَا عَلَى ٱلْمَرِيضِ حَرَجٌ وَلَا عَلَىٰٓ أَنفُسِكُمْ
أَن تَأْكُلُوا۟ مِنۢ بُيُوتِكُمْ أَوْ بُيُوتِ ءَابَآئِكُمْ
أَوْ بُيُوتِ أُمَّهَٰتِكُمْ أَوْ بُيُوتِ إِخْوَٰنِكُمْ
أَوْ بُيُوتِ أَخَوَٰتِكُمْ أَوْ بُيُوتِ أَعْمَٰمِكُمْ
أَوْ بُيُوتِ عَمَّٰتِكُمْ أَوْ بُيُوتِ أَخْوَٰلِكُمْ
أَوْ بُيُوتِ خَٰلَٰتِكُمْ أَوْ مَا مَلَكْتُم
مَّفَاتِحَهُۥٓ أَوْ صَدِيقِكُمْ ۚ لَيْسَ عَلَيْكُمْ
جُنَاحٌ أَن تَأْكُلُوا۟ جَمِيعًا أَوْ أَشْتَاتًا ۚ فَإِذَا
دَخَلْتُم بُيُوتًا فَسَلِّمُوا۟ عَلَىٰٓ أَنفُسِكُمْ تَحِيَّةً
مِّنْ عِندِ ٱللَّهِ مُبَٰرَكَةً طَيِّبَةً ۚ
كَذَٰلِكَ يُبَيِّنُ ٱللَّهُ لَكُمُ ٱلْءَايَٰتِ
لَعَلَّكُمْ تَعْقِلُونَ ﴿٦١﴾

**62.** Да, верници се оние кои веруваат во Аллах и во пејгамберот Негов. А кога се заедно со пејгамберот, при некоја работа заедничка, не одат сѐ додека не побараат дозвола од него. Оние кои бараат дозвола од тебе, навистина, се оние кои веруваат во Аллах и во пејгамберот Негов. А ако, пак, побараат дозвола од тебе за некоја нивна работа, дај му дозвола на оној од

إِنَّمَا ٱلْمُؤْمِنُونَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ
وَإِذَا كَانُوا۟ مَعَهُۥ عَلَىٰٓ أَمْرٍ جَامِعٍ لَّمْ يَذْهَبُوا۟
حَتَّىٰ يَسْتَـْٔذِنُوهُ ۚ إِنَّ ٱلَّذِينَ يَسْتَـْٔذِنُونَكَ أُو۟لَٰٓئِكَ
ٱلَّذِينَ يُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ ۚ فَإِذَا ٱسْتَـْٔذَنُوكَ
لِبَعْضِ شَأْنِهِمْ فَأْذَن لِّمَن شِئْتَ مِنْهُمْ
وَٱسْتَغْفِرْ لَهُمُ ٱللَّهَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿٦٢﴾

Аллах за нив. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

لَّا تَجْعَلُوا دُعَاءَ الرَّسُولِ بَيْنَكُمْ كَدُعَاءِ بَعْضِكُم بَعْضًا قَدْ يَعْلَمُ اللَّهُ الَّذِينَ يَتَسَلَّلُونَ مِنكُمْ لِوَاذًا فَلْيَحْذَرِ الَّذِينَ يُخَالِفُونَ عَنْ أَمْرِهِ أَن تُصِيبَهُمْ فِتْنَةٌ أَوْ يُصِيبَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿٦٣﴾

**63.** Повикот на пејгамберот меѓу вас не сметајте го како повикот ваш кој го упатувате еднинадруги. Аллах, секако, ги знае оние меѓу вас кои бегаат кришум. Оние кои се спротиставуваат на наредбата Негова нека бидат внимателни: ќе ги снајде искушение или ќе ги снајде казна болна!

أَلَا إِنَّ لِلَّهِ مَا فِي السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضِ قَدْ يَعْلَمُ مَا أَنتُمْ عَلَيْهِ وَيَوْمَ يُرْجَعُونَ إِلَيْهِ فَيُنَبِّئُهُم بِمَا عَمِلُوا وَاللَّهُ بِكُلِّ شَيْءٍ عَلِيمٌ ﴿٦٤﴾

**64.** Сѐ што е на небесата и на Земјата, навистина, е - Аллахово - зарем не? Да, Он ја знае состојбата ваша, и на Денот во кој ќе Му се вратат... па, ете, Он ќе ги извести за она што го работеа. Аллах знае сѐ!




## *ЕЛ-ФУРКАН* (Разделувач) XXV

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

تَبَارَكَ الَّذِي نَزَّلَ الْفُرْقَانَ عَلَىٰ عَبْدِهِ لِيَكُونَ لِلْعَالَمِينَ نَذِيرًا ﴿١﴾

**1.** Нека е возвишен Оној кој го објави Разделувачот на вистината од невистината до робот Свој за да биде Опомена за световите!

الَّذِي لَهُ مُلْكُ السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضِ وَلَمْ يَتَّخِذْ وَلَدًا وَلَمْ يَكُن لَّهُ شَرِيكٌ فِي الْمُلْكِ وَخَلَقَ كُلَّ شَيْءٍ فَقَدَّرَهُ تَقْدِيرًا ﴿٢﴾

**2.** Оној чија власт на небесата и на Земјата е - Негова, Кој не си присвои дете, Кој во власта не зема здруженик, и Кој ја создаде секоја ствар, па ја определи со мера определена!

**3.** И тие покрај Аллах прифатија други божества кои не создаваат ништо, а тие, токму, се создадени; за себеси немаат моќ ни да си користат ни да си наштетат, ниту да усмртат ниту да оживеат, или, пак, по смртта да оживеат.

وَٱتَّخَذُوا۟ مِن دُونِهِۦٓ ءَالِهَةً لَّا يَخْلُقُونَ شَيْـًٔا
وَهُمْ يُخْلَقُونَ وَلَا يَمْلِكُونَ لِأَنفُسِهِمْ ضَرًّا
وَلَا نَفْعًا وَلَا يَمْلِكُونَ مَوْتًا وَلَا حَيَوٰةً
وَلَا نُشُورًا ٣

**4.** А неверниците зборуваа: “Ова е само клевета кој тој ја измислува и во што, секако, му помагаат други луѓе.” Да, тие носат лага и измама!

وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓا۟ إِنْ هَٰذَآ إِلَّآ إِفْكٌ ٱفْتَرَىٰهُ وَأَعَانَهُۥ
عَلَيْهِ قَوْمٌ ءَاخَرُونَ ۖ فَقَدْ جَآءُو ظُلْمًا وَزُورًا ٤

**5.** Зборуваат:“Овие се прикаски на одамнешните кои ги пропиша и му се кажуваат наутро и навечер.”

وَقَالُوٓا۟ أَسَٰطِيرُ ٱلْأَوَّلِينَ ٱكْتَتَبَهَا
فَهِىَ تُمْلَىٰ عَلَيْهِ بُكْرَةً وَأَصِيلًا ٥

**6.** Кажи: “Кур’анот го објави Оној кој ја знае тајната на небесата и на Земјата.” Он, навистина, е Простувач и Сомилосен!

قُلْ أَنزَلَهُ ٱلَّذِى يَعْلَمُ ٱلسِّرَّ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلْأَرْضِ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ غَفُورًا رَّحِيمًا ٦

**7.** И зборуваат: “Што му е на овој пејгамбер? Јаде храна и шета по чаршиите? Зошто не му е испратен мелек па да биде со него опоменувач?

وَقَالُوا۟ مَالِ هَٰذَا ٱلرَّسُولِ يَأْكُلُ ٱلطَّعَامَ
وَيَمْشِى فِى ٱلْأَسْوَاقِ ۙ لَوْلَآ أُنزِلَ إِلَيْهِ مَلَكٌ
فَيَكُونَ مَعَهُۥ نَذِيرًا ٧

**8.** Или да му се спушти ризница или, пак, да има бавча од која ќе јаде?” Зулумќарите зборуваат уште и: “Вие следете само опседнат човек!”

أَوْ يُلْقَىٰٓ إِلَيْهِ كَنزٌ أَوْ تَكُونُ لَهُۥ جَنَّةٌ
يَأْكُلُ مِنْهَا ۚ وَقَالَ ٱلظَّٰلِمُونَ
إِن تَتَّبِعُونَ إِلَّا رَجُلًا مَّسْحُورًا ٨

**9.** Погледни какви примери за тебе донесуваат! Ете, така

ٱنظُرْ كَيْفَ ضَرَبُوا۟ لَكَ ٱلْأَمْثَالَ فَضَلُّوا۟

тргнаа во заблуда и не можат да се вратат по патот вистински!

فَلَا يَسْتَطِيعُونَ سَبِيلًا ﴿٩﴾

**10.** Нека биде вишен Оној кој, доколку посака, ќе ти даде подобро од тоа: бавчи низ кои реки течат; ќе ти даде, исто така и дворови.

تَبَارَكَ الَّذِي إِن شَاءَ جَعَلَ لَكَ خَيْرًا مِّن ذَٰلِكَ جَنَّاتٍ تَجْرِي مِن تَحْتِهَا الْأَنْهَارُ وَيَجْعَل لَّكَ قُصُورًا ﴿١٠﴾

**11.** Но, не! Го сметаа за лажен Часот! А за оној кој го смета Часот за лажен Ние подготвивме казна огнена.

بَلْ كَذَّبُوا بِالسَّاعَةِ وَأَعْتَدْنَا لِمَن كَذَّبَ بِالسَّاعَةِ سَعِيرًا ﴿١١﴾

**12.** Кога ќе им се укаже од место далечно, слушаат беснило и вриење.

إِذَا رَأَتْهُم مِّن مَّكَانٍ بَعِيدٍ سَمِعُوا لَهَا تَغَيُّظًا وَزَفِيرًا ﴿١٢﴾

**13.** А кога ќе бидат фрлени во теснец со врзани раце, ќе се молат за пропаст.

وَإِذَا أُلْقُوا مِنْهَا مَكَانًا ضَيِّقًا مُّقَرَّنِينَ دَعَوْا هُنَالِكَ ثُبُورًا ﴿١٣﴾

**14.** "Не молете се денес за една пропаст, туку молете се за многу пропасти!"

لَّا تَدْعُوا الْيَوْمَ ثُبُورًا وَاحِدًا وَادْعُوا ثُبُورًا كَثِيرًا ﴿١٤﴾

**15.** Кажи: "Тоа е подобро или пак е подобар Џеннетот на вечноста, ветен за богобојазливите?" Ете, тоа е, токму, наградата и свратилиштето нивно.

قُلْ أَذَٰلِكَ خَيْرٌ أَمْ جَنَّةُ الْخُلْدِ الَّتِي وُعِدَ الْمُتَّقُونَ كَانَتْ لَهُمْ جَزَاءً وَمَصِيرًا ﴿١٥﴾

**16.** Во него за нив има сѐ што ќе посакаат, за навек! Одговорноста за тоа ветување е во надлежност на Господарот твој.

لَّهُمْ فِيهَا مَا يَشَاءُونَ خَالِدِينَ كَانَ عَلَىٰ رَبِّكَ وَعْدًا مَّسْئُولًا ﴿١٦﴾

**17.** А на Денот кога Он ќе ги збере, и она што го обожаваа, освен Аллах, и кога Он ќе рече: “Вие ли во заблуда ги скршнувавте робовите Мои или, пак, тие во заблуда си скршнаа од патот вистински?”

وَيَوْمَ يَحْشُرُهُمْ وَمَا يَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ
فَيَقُولُ ءَأَنتُمْ أَضْلَلْتُمْ عِبَادِى هَٰٓؤُلَآءِ
أَمْ هُمْ ضَلُّوا۟ ٱلسَّبِيلَ ﴿١٧﴾

**18.** Ќе речат: “Славен биди Ти! Да, не ни требаше да земаме други заштитници освен Тебе, но Ти, ним и на бабовците нивни, им даде да уживаат сè додека не заборавија да се сеќаваат на Тебе.” Беше народ кој, секако, пропадна!

قَالُوا۟ سُبْحَٰنَكَ مَا كَانَ يَنۢبَغِى لَنَآ أَن نَّتَّخِذَ
مِن دُونِكَ مِنْ أَوْلِيَآءَ وَلَٰكِن مَّتَّعْتَهُمْ
وَءَابَآءَهُمْ حَتَّىٰ نَسُوا۟ ٱلذِّكْرَ
وَكَانُوا۟ قَوْمًۢا بُورًا ﴿١٨﴾

**19.** Да, тие го сметаат за лажно она што го зборувате. Не ќе можете да ја отстраните маката нивна а ниту, пак, да им помогнете. А на оној од вас кој ќе направи зулум ... Ние ќе му дадеме да вкуси казна голема.

فَقَدْ كَذَّبُوكُم بِمَا تَقُولُونَ
فَمَا تَسْتَطِيعُونَ صَرْفًا وَلَا نَصْرًا ۚ وَمَن يَظْلِم
مِّنكُمْ نُذِقْهُ عَذَابًا كَبِيرًا ﴿١٩﴾

**20.** Ние не испративме пејгабери пред тебе кои не јадеа храна и кои не шетаа по чаршиите. Еднисодруги во искушение Ние ве доведуваме. Е па, ќе се стрпете ли! Господарот твој гледа!

وَمَآ أَرْسَلْنَا قَبْلَكَ مِنَ ٱلْمُرْسَلِينَ إِلَّآ إِنَّهُمْ
لَيَأْكُلُونَ ٱلطَّعَامَ وَيَمْشُونَ فِى ٱلْأَسْوَاقِ ۗ
وَجَعَلْنَا بَعْضَكُمْ لِبَعْضٍ فِتْنَةً
أَتَصْبِرُونَ ۗ وَكَانَ رَبُّكَ بَصِيرًا ﴿٢٠﴾

**21.** Оние кои не полгаат надеж во Средбата наша, зборуваат: “Зошто не ни се спуштаат мелеки или, пак, зошто не го гледаме Господарот наш?” Тие веќе се дуеја во душите нивни, нагoлемо зе изнасилија.

۞ وَقَالَ ٱلَّذِينَ لَا يَرْجُونَ لِقَآءَنَا لَوْلَآ أُنزِلَ عَلَيْنَا
ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ أَوْ نَرَىٰ رَبَّنَا ۗ لَقَدِ ٱسْتَكْبَرُوا۟
فِىٓ أَنفُسِهِمْ وَعَتَوْ عُتُوًّا كَبِيرًا ﴿٢١﴾

**22.** На Денот во кој ќе ги видат мелеките ќе нема за силниците никаква радосница; ќе речат: “Сочувај нè!”

يَوْمَ يَرَوْنَ ٱلْمَلَٰٓئِكَةَ لَا بُشْرَىٰ يَوْمَئِذٍ لِّلْمُجْرِمِينَ وَيَقُولُونَ حِجْرًا مَّحْجُورًا ﴿٢٢﴾

**23.** И Ние ќе пристапиме кон делата нивни и пепел и прав ќе ги направиме.

وَقَدِمْنَآ إِلَىٰ مَا عَمِلُوا۟ مِنْ عَمَلٍ فَجَعَلْنَٰهُ هَبَآءً مَّنثُورًا ﴿٢٣﴾

**24.** Жителите џеннетски на Денот тој ќе бидат сместени во најубаво престојувалиште и ќе се одмараат во најубава почивка,

أَصْحَٰبُ ٱلْجَنَّةِ يَوْمَئِذٍ خَيْرٌ مُّسْتَقَرًّا وَأَحْسَنُ مَقِيلًا ﴿٢٤﴾

**25.** Ден ќе биде тоа во кој небесата ќе се расцепат во тенки облаци и Ден во кој мелеките ќе се спуштаат.

وَيَوْمَ تَشَقَّقُ ٱلسَّمَآءُ بِٱلْغَمَٰمِ وَنُزِّلَ ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ تَنزِيلًا ﴿٢٥﴾

**26.** Тогаш власта вистинска ќе му припадне на Милостивиот, а за неверниците на Денот тој ќе биде неподносливо.

ٱلْمُلْكُ يَوْمَئِذٍ ٱلْحَقُّ لِلرَّحْمَٰنِ ۚ وَكَانَ يَوْمًا عَلَى ٱلْكَٰفِرِينَ عَسِيرًا ﴿٢٦﴾

**27.** Ден во кој зулумќарот ќе ги крши прстите од рацете свои, велејќи: “Тешко мене! Друг пат, освен патот на пејгамберот прифатив!

وَيَوْمَ يَعَضُّ ٱلظَّالِمُ عَلَىٰ يَدَيْهِ يَقُولُ يَٰلَيْتَنِى ٱتَّخَذْتُ مَعَ ٱلرَّسُولِ سَبِيلًا ﴿٢٧﴾

**28.** О тешко мене! О пропаст моја! Е, да не земав друг пријател!

يَٰوَيْلَتَىٰ لَيْتَنِى لَمْ أَتَّخِذْ فُلَانًا خَلِيلًا ﴿٢٨﴾

**29.** Ме одврати од Опомената веќе по нејзиното доаѓање до мене!” Шејтанот, навистина, останува за човекот предавник!

لَّقَدْ أَضَلَّنِى عَنِ ٱلذِّكْرِ بَعْدَ إِذْ جَآءَنِى ۗ وَكَانَ ٱلشَّيْطَٰنُ لِلْإِنسَٰنِ خَذُولًا ﴿٢٩﴾

**30.** И пејгамберот рече:“Господаре, народот мој, навистина, го прифати овој Кур’ан како отпадок!”

وَقَالَ ٱلرَّسُولُ يَٰرَبِّ إِنَّ قَوْمِي ٱتَّخَذُوا۟
هَٰذَا ٱلْقُرْءَانَ مَهْجُورًا ٣٠

**31.** И ете, така за секој пејгамбер меѓу силниците Ние определивме непријател. Доста ти е што во Господарот твој имаш упатувач и поддржник.

وَكَذَٰلِكَ جَعَلْنَا لِكُلِّ نَبِيٍّ عَدُوًّا مِّنَ ٱلْمُجْرِمِينَ ۗ
وَكَفَىٰ بِرَبِّكَ هَادِيًا وَنَصِيرًا ٣١

**32.** Оние кои не веруваат, велат: “Зошто не му е објавен Кур’анот во целост, во еден замав?“ Ете, така Ние го објавуваме за да го утврдиме со него срцето твое. Така, дел по дел среден, Ние го објавуваме.

وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ لَوْلَا نُزِّلَ عَلَيْهِ ٱلْقُرْءَانُ جُمْلَةً
وَٰحِدَةً ۚ كَذَٰلِكَ لِنُثَبِّتَ بِهِۦ
فُؤَادَكَ ۖ وَرَتَّلْنَٰهُ تَرْتِيلًا ٣٢

**33.** И тие не ќе донесат никаков урнек а Ние да не ти донесеме вистина и најдобро толкување.

وَلَا يَأْتُونَكَ بِمَثَلٍ إِلَّا جِئْنَٰكَ بِٱلْحَقِّ
وَأَحْسَنَ تَفْسِيرًا ٣٣

**34.** Оние со наведнатите лица кон Џехеннемот ќе бидат во најлошо место и беспаќе.

ٱلَّذِينَ يُحْشَرُونَ عَلَىٰ وُجُوهِهِمْ إِلَىٰ جَهَنَّمَ
أُو۟لَٰٓئِكَ شَرٌّ مَّكَانًا وَأَضَلُّ سَبِيلًا ٣٤

**35.** И на Муса Ние, секако, му објавивме Книга, а брат му Харун за поддржник го одредивме,

وَلَقَدْ ءَاتَيْنَا مُوسَى ٱلْكِتَٰبَ
وَجَعَلْنَا مَعَهُۥٓ أَخَاهُ هَٰرُونَ وَزِيرًا ٣٥

**36.** па, рековме:“Одете до народот кој ги сметаше за лажни ајетите Наши” - а потоа народот Ние го снемавме.

فَقُلْنَا ٱذْهَبَآ إِلَى ٱلْقَوْمِ ٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا
فَدَمَّرْنَٰهُمْ تَدْمِيرًا ٣٦

**37.** А и на народот на Нух, исто така, зашто ги сметаше за лажни

وَقَوْمَ نُوحٍ لَّمَّا كَذَّبُوا۟ ٱلرُّسُلَ أَغْرَقْنَٰهُمْ

пејгамберите, Ние го потопивме, и одредивме да биде знамение за луѓето. А за зулумќарите Ние болна казна подготвивме.

وَجَعَلْنَٰهُمْ لِلنَّاسِ ءَايَةً وَأَعْتَدْنَا لِلظَّٰلِمِينَ عَذَابًا أَلِيمًا ﴿٣٧﴾

**38.** А и Ад и Семуд и жителите на Ресе, и поколенија многу меѓу нив Ние уништивме.

وَعَادًا وَثَمُودَا۟ وَأَصْحَٰبَ ٱلرَّسِّ وَقُرُونًۢا بَيْنَ ذَٰلِكَ كَثِيرًا ﴿٣٨﴾

**39.** И за секој народ, меѓутоа, Ние донесовме примери и, потоа, го снемавме.

وَكُلًّا ضَرَبْنَا لَهُ ٱلْأَمْثَٰلَ وَكُلًّا تَبَّرْنَا تَتْبِيرًا ﴿٣٩﴾

**40.** А, секако, поминуваат пакосни крај градот врз кого се истури дожд. А не го применуваат ли? И дури на оживувањето не се надеваат!

وَلَقَدْ أَتَوْا۟ عَلَى ٱلْقَرْيَةِ ٱلَّتِىٓ أُمْطِرَتْ مَطَرَ ٱلسَّوْءِ أَفَلَمْ يَكُونُوا۟ يَرَوْنَهَا بَلْ كَانُوا۟ لَا يَرْجُونَ نُشُورًا ﴿٤٠﴾

**41.** И кога ќе те здогледаат те прифаќаат само како предмет на исмевање: "Овој ли Аллах го испрати како пејгамбер?"

وَإِذَا رَأَوْكَ إِن يَتَّخِذُونَكَ إِلَّا هُزُوًا أَهَٰذَا ٱلَّذِى بَعَثَ ٱللَّهُ رَسُولًا ﴿٤١﴾

**42.** Ете, така само што не нè одврати од божествата наши; но ние сме при нив истрајни." Ќе узнаат, кога ќе ја здогледат казната, кој скршна во беспаќе.

إِن كَادَ لَيُضِلُّنَا عَنْ ءَالِهَتِنَا لَوْلَآ أَن صَبَرْنَا عَلَيْهَا وَسَوْفَ يَعْلَمُونَ حِينَ يَرَوْنَ ٱلْعَذَابَ مَنْ أَضَلُّ سَبِيلًا ﴿٤٢﴾

**43.** Го виде ли оној кој ја прифати страста за божество свое? Ќе бидеш ли негов закрилник?

أَرَءَيْتَ مَنِ ٱتَّخَذَ إِلَٰهَهُۥ هَوَىٰهُ أَفَأَنتَ تَكُونُ عَلَيْهِ وَكِيلًا ﴿٤٣﴾

**44.** Сметаш ли дека мнозинството меѓу нив, навистина, слуша или разбира?

أَمْ تَحْسَبُ أَنَّ أَكْثَرَهُمْ يَسْمَعُونَ أَوْ يَعْقِلُونَ إِنْ هُمْ إِلَّا كَٱلْأَنْعَٰمِ بَلْ هُمْ أَضَلُّ سَبِيلًا ﴿٤٤﴾

Тие се како добиток. Тие се, токму, во беспаќе!

**45.** Не гледаш ли како Господарот твој ја простира сенката и кога сака Он, навистина, ја прави да биде починка, а потоа сонцето за неа го прави знамение;

أَلَمْ تَرَ إِلَىٰ رَبِّكَ كَيْفَ مَدَّ ٱلظِّلَّ وَلَوْ شَآءَ
لَجَعَلَهُۥ سَاكِنًا ثُمَّ جَعَلْنَا ٱلشَّمْسَ عَلَيْهِ دَلِيلًا ٤٥

**46.** потоа кон Нас полека ја прибираме.

ثُمَّ قَبَضْنَٰهُ إِلَيْنَا قَبْضًا يَسِيرًا ٤٦

**47.** И Он ноќта ви ја определи за постела, а сонот за одмор, а денот пак за патување.

وَهُوَ ٱلَّذِى جَعَلَ لَكُمُ ٱلَّيْلَ لِبَاسًا وَٱلنَّوْمَ سُبَاتًا
وَجَعَلَ ٱلنَّهَارَ نُشُورًا ٤٧

**48.** И Он испраќа ветар како радосница пред милоста Своја, а од небо Ние чиста вода спуштаме,

وَهُوَ ٱلَّذِىٓ أَرْسَلَ ٱلرِّيَٰحَ بُشْرًۢا بَيْنَ يَدَىْ
رَحْمَتِهِۦ ۚ وَأَنزَلْنَا مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً طَهُورًا ٤٨

**49.** за да го оживееме со неа мртвиот предел и да ги напоиме многуте луѓе и животни кои Ние ги создадовме.

لِّنُحْـِۧىَ بِهِۦ بَلْدَةً مَّيْتًا وَنُسْقِيَهُۥ مِمَّا خَلَقْنَآ
أَنْعَٰمًا وَأَنَاسِىَّ كَثِيرًا ٤٩

**50.** Да, за ова им изнесувавме многу за да се сетат. Но, мнозинството на луѓето, неверувајќи, одбиваше.

وَلَقَدْ صَرَّفْنَٰهُ بَيْنَهُمْ لِيَذَّكَّرُوا۟
فَأَبَىٰٓ أَكْثَرُ ٱلنَّاسِ إِلَّا كُفُورًا ٥٠

**51.** Кога Ние би посакале во секој град сигурно ќе испратевме опоменувач!

وَلَوْ شِئْنَا لَبَعَثْنَا فِى كُلِّ قَرْيَةٍ نَّذِيرًا ٥١

**52.** Па, не заборави на неверниците и, со помош на Кур'анот, бори се со сета сила.

فَلَا تُطِعِ ٱلْكَٰفِرِينَ
وَجَٰهِدْهُم بِهِۦ جِهَادًا كَبِيرًا ٥٢

**53.** И Он е Оној кој одвои едноодруго две морињa: едното питко и ладно, а другото солено и горчливо. И меѓу нив одреди меѓупростор и испречи препрека.

۞ وَهُوَ ٱلَّذِى مَرَجَ ٱلْبَحْرَيْنِ هَٰذَا عَذْبٌ فُرَاتٌ
وَهَٰذَا مِلْحٌ أُجَاجٌ وَجَعَلَ بَيْنَهُمَا بَرْزَخًا
وَحِجْرًا مَّحْجُورًا ﴿٥٣﴾

**54.** И Он од вода создаде човек па од него направи роднина и сватовштина. Господарот твој е Кадар!

وَهُوَ ٱلَّذِى خَلَقَ مِنَ ٱلْمَآءِ بَشَرًا فَجَعَلَهُۥ
نَسَبًا وَصِهْرًا ۗ وَكَانَ رَبُّكَ قَدِيرًا ﴿٥٤﴾

**55.** А тие ги обожаваат, освен Аллах, оние кои не си користат и кои не си штетат. Неверникот кон Господарот свој ги врти плеќите.

وَيَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ مَا لَا يَنفَعُهُمْ وَلَا يَضُرُّهُمْ ۗ
وَكَانَ ٱلْكَافِرُ عَلَىٰ رَبِّهِۦ ظَهِيرًا ﴿٥٥﴾

**56.** И Ние те испративме само како опоменувач и радосник.

وَمَآ أَرْسَلْنَٰكَ إِلَّا مُبَشِّرًا وَنَذِيرًا ﴿٥٦﴾

**57.** Кажи: “Не барам од вас за ова никаква награда, освен оној кој сака, да тргне по патот на Господарот Свој.”

قُلْ مَآ أَسْـَٔلُكُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ إِلَّا مَن شَآءَ
أَن يَتَّخِذَ إِلَىٰ رَبِّهِۦ سَبِيلًا ﴿٥٧﴾

**58.** И потпри се врз Живиот кој не умира, и слави Го со славата Негова. И за Него е доволно тоа што е Известен за гревовите на робовите Свои:

وَتَوَكَّلْ عَلَى ٱلْحَىِّ ٱلَّذِى لَا يَمُوتُ وَسَبِّحْ
بِحَمْدِهِۦ ۚ وَكَفَىٰ بِهِۦ بِذُنُوبِ عِبَادِهِۦ خَبِيرًا ﴿٥٨﴾

**59.** Оној кој ги создаде небесата и Земјата, и она што е меѓу нив, за шест дена, а потоа се утврди на Аршот, Милостивиот. Па, прашај го за Него известениот!

ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ وَمَا بَيْنَهُمَا
فِى سِتَّةِ أَيَّامٍ ثُمَّ ٱسْتَوَىٰ عَلَى ٱلْعَرْشِ ۚ ٱلرَّحْمَٰنُ
فَسْـَٔلْ بِهِۦ خَبِيرًا ﴿٥٩﴾

**60.** И кога ќе им се рече: “Паднете Му на сеџде на Мило-

وَإِذَا قِيلَ لَهُمُ ٱسْجُدُوا۟ لِلرَّحْمَٰنِ قَالُوا۟ وَمَا ٱلرَّحْمَٰنُ

стивиот, велат: “А кој е Милостивиот? Да паднеме ли на сеџде за она за што ти ни наредуваш?” И се зголемува отуѓувањето нивно!

أَنَسْجُدُ لِمَا تَأْمُرُنَا وَزَادَهُمْ نُفُورًا ۩ ٦٠

61. Возвишен нека е Он кој на небесата создаде соѕвездие во кое светилка постави и Месечина осветлена.

تَبَارَكَ الَّذِي جَعَلَ فِي السَّمَاءِ بُرُوجًا وَجَعَلَ فِيهَا
سِرَاجًا وَقَمَرًا مُنِيرًا ٦١

62. И Он е Оној кој ја создаде ноќта и денот да се сменуваат, за оној кој посакува да се споменува или кој пак посакува да се заблагодарува.

وَهُوَ الَّذِي جَعَلَ اللَّيْلَ وَالنَّهَارَ خِلْفَةً لِمَنْ أَرَادَ
أَنْ يَذَّكَّرَ أَوْ أَرَادَ شُكُورًا ٦٢

63. И еве кои се робовите на Милостивиот: оние кои одат по земјата достоинствено, и кога незнајковците ќе им се обратат, велат “Селам!”

وَعِبَادُ الرَّحْمَٰنِ الَّذِينَ يَمْشُونَ عَلَى الْأَرْضِ هَوْنًا
وَإِذَا خَاطَبَهُمُ الْجَاهِلُونَ قَالُوا سَلَامًا ٦٣

64. И оние кои ноќите ги поминуваат, паѓајќи на сеџде и стоејќи пред Господарот свој,

وَالَّذِينَ يَبِيتُونَ لِرَبِّهِمْ سُجَّدًا وَقِيَامًا ٦٤

65. и оние кои зборуваат: “Господаре наш, оддалечи нѐ од казната џехеннемска.” Казната џехеннемска ќе биде, навистина, неминовна;

وَالَّذِينَ يَقُولُونَ رَبَّنَا اصْرِفْ عَنَّا عَذَابَ
جَهَنَّمَ إِنَّ عَذَابَهَا كَانَ غَرَامًا ٦٥

66. да, таа е лошо престојувалиште и утврдувалиште.

إِنَّهَا سَاءَتْ مُسْتَقَرًّا وَمُقَامًا ٦٦

67. А оние кои, кога трошат, расипнички тоа не го прават, и кои исто така не се скржави, туку заземаат средина,

وَالَّذِينَ إِذَا أَنْفَقُوا لَمْ يُسْرِفُوا وَلَمْ يَقْتُرُوا
وَكَانَ بَيْنَ ذَٰلِكَ قَوَامًا ٦٧

**68.** и кои, освен на Аллах не се повикуваат на друг бог, и кои не убиваат никого за кого забрани Аллах, освен по правда... А оној кој ова го прави ќе вкуси грев.

وَٱلَّذِينَ لَا يَدۡعُونَ مَعَ ٱللَّهِ إِلَٰهًا ءَاخَرَ وَلَا يَقۡتُلُونَ
ٱلنَّفۡسَ ٱلَّتِي حَرَّمَ ٱللَّهُ إِلَّا بِٱلۡحَقِّ وَلَا يَزۡنُونَۚ
وَمَن يَفۡعَلۡ ذَٰلِكَ يَلۡقَ أَثَامٗا ٦٨

**69.** Ќе му се удвои казната на Денот суден и во неа за навек ќе биде понижен,

يُضَٰعَفۡ لَهُ ٱلۡعَذَابُ يَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ وَيَخۡلُدۡ فِيهِۦ
مُهَانًا ٦٩

**70.** освен оној кој ќе се покае, кој верува и кој работи добро дело. На таквите Аллах ќе им ги промени нивните лоши дела со добри. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

إِلَّا مَن تَابَ وَءَامَنَ وَعَمِلَ عَمَلٗا صَٰلِحٗا
فَأُوْلَٰٓئِكَ يُبَدِّلُ ٱللَّهُ سَيِّـَٔاتِهِمۡ حَسَنَٰتٖۗ
وَكَانَ ٱللَّهُ غَفُورٗا رَّحِيمٗا ٧٠

**71.** А оној кој ќе се покае и кој ќе сработи добро дело... па, тој, навистина, се враќа кон Аллах со покајание, како покајник,

وَمَن تَابَ وَعَمِلَ صَٰلِحٗا فَإِنَّهُۥ يَتُوبُ إِلَى ٱللَّهِ
مَتَابٗا ٧١

**72.** и оние кои не сведочат лажно, и кога ќе поминат крај нешто безработно, поминуваат достоинствено,

وَٱلَّذِينَ لَا يَشۡهَدُونَ ٱلزُّورَ وَإِذَا مَرُّواْ بِٱللَّغۡوِ
مَرُّواْ كِرَامٗا ٧٢

**73.** и оние на кои ќе им се споменат ајетите на Господарот нивни не остануваат ни глуви ни слепи;

وَٱلَّذِينَ إِذَا ذُكِّرُواْ بِـَٔايَٰتِ رَبِّهِمۡ
لَمۡ يَخِرُّواْ عَلَيۡهَا صُمّٗا وَعُمۡيَانٗا ٧٣

**74.** и оние кои зборуваат: “Господаре наш, подари ни од жените наши и потомствата наши радост во очите и одреди да бидеме водачи на богобојазливите!”

وَٱلَّذِينَ يَقُولُونَ رَبَّنَا هَبۡ لَنَا مِنۡ أَزۡوَٰجِنَا
وَذُرِّيَّٰتِنَا قُرَّةَ أَعۡيُنٖ وَٱجۡعَلۡنَا
لِلۡمُتَّقِينَ إِمَامًا ٧٤

**75.** Бидејќи беа трпеливи ќе бидат наградени со соби и во нив ќе се сеќаваат и со поздрав и со селам:

أُوْلَٰٓئِكَ يُجْزَوْنَ ٱلْغُرْفَةَ بِمَا صَبَرُواْ
وَيُلَقَّوْنَ فِيهَا تَحِيَّةً وَسَلَٰمًا ٧٥

**76.** во нив за навек ќе останат. И ете, колку убаво престојувалиште и одморалиште ќе биде тоа!

خَٰلِدِينَ فِيهَا حَسُنَتْ مُسْتَقَرًّا وَمُقَامًا ٧٦

**77.** Кажи: “Кога не би биле довите ваши, Господарот мој не ќе се грижеше за вас. Да, лажевте па затоа казната е неминовна.”

قُلْ مَا يَعْبَؤُاْ بِكُمْ رَبِّي لَوْلَا دُعَآؤُكُمْ
فَقَدْ كَذَّبْتُمْ فَسَوْفَ يَكُونُ لِزَامًۢا ٧٧

## *ЕШ-ШУАРА* (Поети) XXVI



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Та, син, мим!

طسٓمٓ ١

**2.** Еве ајети од Книгата јасна!

تِلْكَ ءَايَٰتُ ٱلْكِتَٰبِ ٱلْمُبِينِ ٢

**3.** Ќе ја жалостиш ли душата твоја затоа што тие не веруваат?

لَعَلَّكَ بَٰخِعٌ نَّفْسَكَ أَلَّا يَكُونُواْ مُؤْمِنِينَ ٣

**4.** Кога би сакале би им испратиле знамение, па вратовите нивни ќе останат наведнати.

إِن نَّشَأْ نُنَزِّلْ عَلَيْهِم مِّنَ ٱلسَّمَآءِ ءَايَةً فَظَلَّتْ
أَعْنَٰقُهُمْ لَهَا خَٰضِعِينَ ٤

**5.** И ниедна нова опомена ним не им дојде од Милостивиот, а да не беа кон неа рамнодушни!

وَمَا يَأْتِيهِم مِّن ذِكْرٍ مِّنَ ٱلرَّحْمَٰنِ مُحْدَثٍ
إِلَّا كَانُواْ عَنْهُ مُعْرِضِينَ ٥

**6.** Да, лажеа, навистина! И сигурно е дека ќе им дојдат вести за она за што се исмеваа.

فَقَدْ كَذَّبُواْ فَسَيَأْتِيهِمْ أَنۢبَٰٓؤُاْ مَا كَانُواْ
بِهِۦ يَسْتَهْزِءُونَ ٦

**7.** Не гледаат ли на земјата? Па, колку видови растенија благородни Ние одредуваме да ‘ртат?

أَوَلَمْ يَرَوْا إِلَى الْأَرْضِ كَمْ أَنْبَتْنَا فِيهَا مِنْ كُلِّ زَوْجٍ كَرِيمٍ ٧

**8.** Во тоа, секако, има знамение. А мнозинството од нив, навистина, не се верници.

إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَآيَةً ۖ وَمَا كَانَ أَكْثَرُهُمْ مُؤْمِنِينَ ٨

**9.** Да, Господарот твој е токму Оној кој е Моќен и Сомилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ الْعَزِيزُ الرَّحِيمُ ٩

**10.** И кога Господарот твој го повика Муса: “Обрати му се на народот зулумќарски!”

وَإِذْ نَادَىٰ رَبُّكَ مُوسَىٰ أَنِ ائْتِ الْقَوْمَ الظَّالِمِينَ ١٠

**11.** Народот на фараонот, можеби, ќе биде богобојазлив.

قَوْمَ فِرْعَوْنَ ۚ أَلَا يَتَّقُونَ ١١

**12.** Муса рече: “Господаре мој, јас, навистина, се плашам да не ме сметаат за лашко,

قَالَ رَبِّ إِنِّي أَخَافُ أَنْ يُكَذِّبُونِ ١٢

**13.** да не ми се стеснат градите и да не ми се закочи јазикот - испрати го Харуна,

وَيَضِيقُ صَدْرِي وَلَا يَنْطَلِقُ لِسَانِي فَأَرْسِلْ
إِلَىٰ هَارُونَ ١٣

**14.** јас кон нив згрешив па се плашам да не ме убијат.”

وَلَهُمْ عَلَيَّ ذَنْبٌ فَأَخَافُ أَنْ يَقْتُلُونِ ١٤

**15.** Аллах рече: “Никогаш! Одете двајцата со знаменијата Наши. Да, Ние ќе бидеме со вас и ќе ве слушаме!”

قَالَ كَلَّا ۖ فَاذْهَبَا بِآيَاتِنَا ۖ إِنَّا مَعَكُمْ مُسْتَمِعُونَ ١٥

**16.** Одете до фараонот, па речете му: “Ние сме, навистина, пејгамбери од Господарот на световите,

فَأْتِيَا فِرْعَوْنَ فَقُولَا إِنَّا رَسُولُ رَبِّ الْعَالَمِينَ ١٦

**17.** испрати ги со нас синовите Израилови!"

أَنْ أَرْسِلْ مَعَنَا بَنِيٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ١٧

**18.** Фараонот рече: "Нели те воспитувавме меѓу нас додека беше дете, и нели остана меѓу нас доста години од животот твој?

قَالَ أَلَمْ نُرَبِّكَ فِينَا وَلِيدًا وَلَبِثْتَ فِينَا
مِنْ عُمُرِكَ سِنِينَ ١٨

**19.** И го направи она што го направи; и ти си меѓу неверниците."

وَفَعَلْتَ فَعْلَتَكَ ٱلَّتِي فَعَلْتَ
وَأَنتَ مِنَ ٱلْكَٰفِرِينَ ١٩

**20.** Муса рече: "Тоа го направив тогаш кога бев еден меѓу оние кои скршнаа во заблуда!

قَالَ فَعَلْتُهَآ إِذًا وَأَنَا۠ مِنَ ٱلضَّآلِّينَ ٢٠

**21.** И бидејќи се плашев од вас, побегнав и така Господарот мој ми подари мудрост и ме одреди да бидам меѓу пејгамберите.

فَفَرَرْتُ مِنكُمْ لَمَّا خِفْتُكُمْ فَوَهَبَ لِي رَبِّي حُكْمًا
وَجَعَلَنِي مِنَ ٱلْمُرْسَلِينَ ٢١

**22.** Тоа ли е добродетелство кое ти ми го префрлуваш? Тоа ли е она што ги направи робови синовите Израилови?"

وَتِلْكَ نِعْمَةٌ تَمُنُّهَا عَلَيَّ أَنْ عَبَّدتَّ بَنِيٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٢٢

**23.** Фараонот рече: "Кој е Господарот на световите?"

قَالَ فِرْعَوْنُ وَمَا رَبُّ ٱلْعَٰلَمِينَ ٢٣

**24.** Муса рече: "Господарот на небото и на Земјата и на она што е меѓу нив - само ако сте уверени."

قَالَ رَبُّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَمَا بَيْنَهُمَآ
إِن كُنتُم مُّوقِنِينَ ٢٤

**25.** Фараонот им рече на оние околу себе: "Не чувте ли?"

قَالَ لِمَنْ حَوْلَهُۥٓ أَلَا تَسْتَمِعُونَ ٢٥

**26.** Муса рече: "Господарот ваш и Господарот на предците ваши одамнешни."

قَالَ رَبُّكُمْ وَرَبُّ ءَابَآئِكُمُ ٱلْأَوَّلِينَ ٢٦

**27.** Фараонот рече: "Пејгамберот ваш, кој ви е испратен, е луд, навистина!"

قَالَ إِنَّ رَسُولَكُمُ ٱلَّذِىٓ أُرْسِلَ إِلَيْكُمْ لَمَجْنُونٌ ٢٧

**28.** Муса рече: "Господарот на Исток и на Запад и на она што е меѓу нив - само ако размислувате."

قَالَ رَبُّ ٱلْمَشْرِقِ وَٱلْمَغْرِبِ وَمَا بَيْنَهُمَآ إِن كُنتُمْ تَعْقِلُونَ ٢٨

**29.** Фараонот рече: "Ако прифатиш друг бог освен мене, сигурно, ќе те сместам меѓу затворениците."

قَالَ لَئِنِ ٱتَّخَذْتَ إِلَٰهًا غَيْرِى لَأَجْعَلَنَّكَ مِنَ ٱلْمَسْجُونِينَ ٢٩

**30.** Муса рече: "Дали и тогаш ако ти донесам јасна ствар?"

قَالَ أَوَلَوْ جِئْتُكَ بِشَىْءٍ مُّبِينٍ ٣٠

**31.** Фараонот рече: "Па, донеси нешто такво ако си меѓу искрените!"

قَالَ فَأْتِ بِهِۦٓ إِن كُنتَ مِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ٣١

**32.** И Муса го фрли стапот свој и тој, ете би змија вистинска.

فَأَلْقَىٰ عَصَاهُ فَإِذَا هِىَ ثُعْبَانٌ مُّبِينٌ ٣٢

**33.** И ја извади раката, а таа ете - бела за посматрачите!

وَنَزَعَ يَدَهُۥ فَإِذَا هِىَ بَيْضَآءُ لِلنَّٰظِرِينَ ٣٣

**34.** И фараонот им рече на големците околу себе: "Овој, навистина, е волшебник зналец,

قَالَ لِلْمَلَإِ حَوْلَهُۥٓ إِنَّ هَٰذَا لَسَٰحِرٌ عَلِيمٌ ٣٤

**35.** кој сака да ве истера со волшебништвото негово од земјата ваша. Па, што заповедате?"

يُرِيدُ أَن يُخْرِجَكُم مِّنْ أَرْضِكُم بِسِحْرِهِۦ فَمَاذَا تَأْمُرُونَ ٣٥

**36.** Тие рекоа: “Продолжи му го рокот нему и на брат му и испрати по градовите да се збираат,

قَالُوٓا۟ أَرْجِهْ وَأَخَاهُ وَٱبْعَثْ فِى ٱلْمَدَآئِنِ حَٰشِرِينَ ٣٦

**37.** ќе ти доаѓаат со секакви волшебници зналци.”

يَأْتُوكَ بِكُلِّ سَحَّارٍ عَلِيمٍ ٣٧

**38.** И тогаш воплшебниците се собраа на едно место одредено и во ден познат.

فَجُمِعَ ٱلسَّحَرَةُ لِمِيقَٰتِ يَوْمٍ مَّعْلُومٍ ٣٨

**39.** И на луѓето им беше речено: “Се собравте ли,

وَقِيلَ لِلنَّاسِ هَلْ أَنتُم مُّجْتَمِعُونَ ٣٩

**40.** за да ги следиме волшебниците, ако тие победат?”

لَعَلَّنَا نَتَّبِعُ ٱلسَّحَرَةَ إِن كَانُوا۟ هُمُ ٱلْغَٰلِبِينَ ٤٠

**41.** И бидејќи стигнаа волшебниците, на фараонот му рекоа: “Ќе имаме ли награда некаква ако, секако, испаднеме победници?”

فَلَمَّا جَآءَ ٱلسَّحَرَةُ قَالُوا۟ لِفِرْعَوْنَ أَئِنَّ لَنَا لَأَجْرًا إِن كُنَّا نَحْنُ ٱلْغَٰلِبِينَ ٤١

**42.** Фараонот рече: “Да, во тој случај вие ќе бидете меѓу мене блиските!”

قَالَ نَعَمْ وَإِنَّكُمْ إِذًا لَّمِنَ ٱلْمُقَرَّبِينَ ٤٢

**43.** И Муса им рече: “Фрлете го она што имате да го фрлите!”

قَالَ لَهُم مُّوسَىٰٓ أَلْقُوا۟ مَآ أَنتُم مُّلْقُونَ ٤٣

**44.** И тие тогаш ги фрлија јажињата свои и стаповите свои, и усилно му рекоа на фараонот: “Да, ние ќе испаднеме победници!”

فَأَلْقَوْا۟ حِبَالَهُمْ وَعِصِيَّهُمْ وَقَالُوا۟ بِعِزَّةِ فِرْعَوْنَ إِنَّا لَنَحْنُ ٱلْغَٰلِبُونَ ٤٤

**45.** Па, Муса го фрли стапот свој и кога тоа ете - го проголта сѐ она што тие го изведоа.

فَأَلْقَىٰ مُوسَىٰ عَصَاهُ فَإِذَا هِىَ تَلْقَفُ مَا يَأْفِكُونَ ٤٥

**46.** И тогаш волшебниците се фрлија на земја, поклонувајќи се,

فَأُلْقِيَ ٱلسَّحَرَةُ سَٰجِدِينَ ٤٦

**47.** велејќи:“Веруваме во Господарот на световите,

قَالُوٓاْ ءَامَنَّا بِرَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ٤٧

**48.** Господарот на Муса и на Харун!”

رَبِّ مُوسَىٰ وَهَٰرُونَ ٤٨

**49.** Фараонот рече: “Ќе му поверувате ли пред да ви дозволам? Како кога тој е ваш учител кој, навистина, ве поучи со волшебништво? Па, ќе узнаете! Сигурно е дека ќе ви ги исечам и рацете ваши и нозете ваши накрстно, и сите сигурно ќе ве распнам!”

قَالَ ءَامَنتُمْ لَهُۥ قَبْلَ أَنْ ءَاذَنَ لَكُمْ ۖ إِنَّهُۥ لَكَبِيرُكُمُ
ٱلَّذِى عَلَّمَكُمُ ٱلسِّحْرَ فَلَسَوْفَ تَعْلَمُونَ ۚ لَأُقَطِّعَنَّ أَيْدِيَكُمْ
وَأَرْجُلَكُم مِّنْ خِلَٰفٍ وَلَأُصَلِّبَنَّكُمْ أَجْمَعِينَ ٤٩

**50.** Рекоа: “Нема никаква штета. Да, ние, секако, се враќаме кон Господарот наш!

قَالُواْ لَا ضَيْرَ ۖ إِنَّآ إِلَىٰ رَبِّنَا مُنقَلِبُونَ ٥٠

**51.** Да, ние тежнееме Господарот наш да ни ги прости гревовите наши: да, ние сме први верници!”

إِنَّا نَطْمَعُ أَن يَغْفِرَ لَنَا رَبُّنَا خَطَٰيَٰنَآ أَن كُنَّآ
أَوَّلَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ٥١

**52.** И еве што му објавивме на Муса: “Побрзај ноќе со робовите Мои; ќе бидете, навистина, следени!”

۞ وَأَوْحَيْنَآ إِلَىٰ مُوسَىٰٓ أَنْ أَسْرِ بِعِبَادِىٓ إِنَّكُم
مُّتَّبَعُونَ ٥٢

**53.** И фараонот, тогаш, испрати по градовите збирачи.

فَأَرْسَلَ فِرْعَوْنُ فِى ٱلْمَدَآئِنِ حَٰشِرِينَ ٥٣

**54.** “Овие, навистина, се дружина малобројна,

إِنَّ هَٰٓؤُلَآءِ لَشِرْذِمَةٌ قَلِيلُونَ ٥٤

**55.** нѐ налутија, секако,

وَإِنَّهُمْ لَنَا لَغَآئِظُونَ ﴿٥٥﴾

**56.** а ние сме, пак, внимателни!”

وَإِنَّا لَجَمِيعٌ حَٰذِرُونَ ﴿٥٦﴾

**57.** И тогаш Ние ги извадивме од бавчите и изворите,

فَأَخْرَجْنَٰهُم مِّن جَنَّٰتٍ وَعُيُونٍ ﴿٥٧﴾

**58.** и од ризниците и престојувалиштата благородни.

وَكُنُوزٍ وَمَقَامٍ كَرِيمٍ ﴿٥٨﴾

**59.** И Ние одредивме да ги наследат синовите Израилови,

كَذَٰلِكَ وَأَوْرَثْنَٰهَا بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ﴿٥٩﴾

**60.** и ги следеа при изгрејсонце.

فَأَتْبَعُوهُم مُّشْرِقِينَ ﴿٦٠﴾

**61.** И бидејќи двете дружини се здогледаа, следбениците на Муса рекоа: “Само што не нѐ стигнаа!”

فَلَمَّا تَرَٰٓءَا ٱلْجَمْعَانِ قَالَ أَصْحَٰبُ مُوسَىٰٓ
إِنَّا لَمُدْرَكُونَ ﴿٦١﴾

**62.** Муса рече: “Никогаш! Со мене, навистина, е Господарот мој кој ќе ме упати!”

قَالَ كَلَّآ إِنَّ مَعِىَ رَبِّى سَيَهْدِينِ ﴿٦٢﴾

**63.** Па, Ние му објавивме на Муса: “Удри со стапот твој на морето!” И, ете - морето се расцепи. И секој негов дел беше како рид голем!

فَأَوْحَيْنَآ إِلَىٰ مُوسَىٰٓ أَنِ ٱضْرِب بِّعَصَاكَ ٱلْبَحْرَ
فَٱنفَلَقَ فَكَانَ كُلُّ فِرْقٍ كَٱلطَّوْدِ ٱلْعَظِيمِ ﴿٦٣﴾

**64.** И потоа другите Ние ги приближивме,

وَأَزْلَفْنَا ثَمَّ ٱلْءَاخَرِينَ ﴿٦٤﴾

**65.** а Муса и оние кои беа со него Ние ги спасивме,

وَأَنجَيْنَا مُوسَىٰ وَمَن مَّعَهُۥٓ أَجْمَعِينَ ﴿٦٥﴾

**66.** потоа другите Ние ги потопивме.

ثُمَّ أَغْرَقْنَا ٱلْءَاخَرِينَ ﴿٦٦﴾

**67.** Во тоа, навистина, има знамение. Мнозинството од нив, навистина, се неверници!

إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَآيَةً ۖ وَمَا كَانَ أَكْثَرُهُم مُّؤْمِنِينَ ﴿٦٧﴾

**68.** Да, Господарот твој е Оној кој е Силен и Сомилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ الْعَزِيزُ الرَّحِيمُ ﴿٦٨﴾

**69.** И спомени им го кажувањето за Ибрахим,

وَاتْلُ عَلَيْهِمْ نَبَأَ إِبْرَاهِيمَ ﴿٦٩﴾

**70.** кога му рече на бабо му и на народот свој: “Што обожавате?”

إِذْ قَالَ لِأَبِيهِ وَقَوْمِهِ مَا تَعْبُدُونَ ﴿٧٠﴾

**71.** Рекоа: “Обожаваме кипови: за нив сме постојано приврзани!”

قَالُوا نَعْبُدُ أَصْنَامًا فَنَظَلُّ لَهَا عَاكِفِينَ ﴿٧١﴾

**72.** Ибрахим рече: “Ве слушаат ли кога ги повикувате, молејќи ги?

قَالَ هَلْ يَسْمَعُونَكُمْ إِذْ تَدْعُونَ ﴿٧٢﴾

**73.** Или ви користат или, пак, ви штетат?”

أَوْ يَنفَعُونَكُمْ أَوْ يَضُرُّونَ ﴿٧٣﴾

**74.** Рекоа: “Да, ги затекнавме предците наши како тоа го прават.”

قَالُوا بَلْ وَجَدْنَا آبَاءَنَا كَذَٰلِكَ يَفْعَلُونَ ﴿٧٤﴾

**75.** Ибрахим рече: “Гледате ли дека она што го обожавате

قَالَ أَفَرَأَيْتُم مَّا كُنتُمْ تَعْبُدُونَ ﴿٧٥﴾

**76.** вие и предците ваши одамнешни...

أَنتُمْ وَآبَاؤُكُمُ الْأَقْدَمُونَ ﴿٧٦﴾

**77.** дека се тоа непријатели мои, навистина! Но, тоа не е, навистина, Господарот на световите!

فَإِنَّهُمْ عَدُوٌّ لِّي إِلَّا رَبَّ الْعَالَمِينَ ﴿٧٧﴾

**78.** Кој ме создаде и кој по патот вистински ме упати,

ٱلَّذِى خَلَقَنِى فَهُوَ يَهْدِينِ ﴿٧٨﴾

**79.** и кој ме храни и кој ме пои,

وَٱلَّذِى هُوَ يُطْعِمُنِى وَيَسْقِينِ ﴿٧٩﴾

**80.** и кој, кога ќе се разболам, ме лечи,

وَإِذَا مَرِضْتُ فَهُوَ يَشْفِينِ ﴿٨٠﴾

**81.** и кој ќе ме усмрти и кој, пак, ќе ме оживи,

وَٱلَّذِى يُمِيتُنِى ثُمَّ يُحْيِينِ ﴿٨١﴾

**82.** и кон Кого копнеам да ми ги прости грешките мои на Денот суден.

وَٱلَّذِىٓ أَطْمَعُ أَن يَغْفِرَ لِى خَطِيٓـَٔتِى يَوْمَ ٱلدِّينِ ﴿٨٢﴾

**83.** Господаре мој, подари ми размисла и поврзи ме со доброчинителите,

رَبِّ هَبْ لِى حُكْمًا
وَأَلْحِقْنِى بِٱلصَّٰلِحِينَ ﴿٨٣﴾

**84.** и одреди ми за потомството јазик на искреноста,

وَٱجْعَل لِّى لِسَانَ صِدْقٍ فِى ٱلْءَاخِرِينَ ﴿٨٤﴾

**85.** и одреди ме да го наследам Џеннетот благословен,

وَٱجْعَلْنِى مِن وَرَثَةِ جَنَّةِ ٱلنَّعِيمِ ﴿٨٥﴾

**86.** и прости му на бабо ми; тој, навистина, е меѓу скршнатите во заблуда,

وَٱغْفِرْ لِأَبِىٓ إِنَّهُۥ كَانَ مِنَ ٱلضَّآلِّينَ ﴿٨٦﴾

**87.** и не срамоти ме на Денот на оживувањето,

وَلَا تُخْزِنِى يَوْمَ يُبْعَثُونَ ﴿٨٧﴾

**88.** на Денот во кој не ќе користат ни имотот ни синовите,

يَوْمَ لَا يَنفَعُ مَالٌ وَلَا بَنُونَ ﴿٨٨﴾

**89.** освен оној кому Аллах му даде здраво срце!"

إِلَّا مَنْ أَتَى ٱللَّهَ بِقَلْبٍ سَلِيمٍ ﴿٨٩﴾

**90.** А кон богобојазливите Џеннетот ќе се приближи,

وَأُزْلِفَتِ ٱلْجَنَّةُ لِلْمُتَّقِينَ ﴿٩٠﴾

**91.** а кон скршнатите во заблуда Џехеннемот ќе се приближи,

وَبُرِّزَتِ ٱلْجَحِيمُ لِلْغَاوِينَ ﴿٩١﴾

**92.** и ќе им биде речено: “Каде се оние кои ги обожававте,

وَقِيلَ لَهُمْ أَيْنَ مَا كُنتُمْ تَعْبُدُونَ ﴿٩٢﴾

**93.** освен Аллах? Дали тие ќе ви помогнат? Или: Можат ли себеси да си помогнат?”

مِن دُونِ ٱللَّهِ هَلْ يَنصُرُونَكُمْ أَوْ يَنتَصِرُونَ ﴿٩٣﴾

**94.** Тие и во заблуда скршнатите ќе бидат фрлени во Џехеннемот,

فَكُبْكِبُوا فِيهَا هُمْ وَٱلْغَاوُونَ ﴿٩٤﴾

**95.** и сета војска на Иблисот.

وَجُنُودُ إِبْلِيسَ أَجْمَعُونَ ﴿٩٥﴾

**96.** Во Џехеннемот, препирајќи се, ќе речат:

قَالُوا وَهُمْ فِيهَا يَخْتَصِمُونَ ﴿٩٦﴾

**97.** “Се колниме во Аллах дека бевме, навистина, во заблуда очигледна,

تَٱللَّهِ إِن كُنَّا لَفِى ضَلَٰلٍ مُّبِينٍ ﴿٩٧﴾

**98.** кога ве изедначувавме со Господарот на световите,

إِذْ نُسَوِّيكُم بِرَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٩٨﴾

**99.** и само силниците во заблуда нѐ фрлија,

وَمَآ أَضَلَّنَآ إِلَّا ٱلْمُجْرِمُونَ ﴿٩٩﴾

**100.** и за нас нема посредници,

فَمَا لَنَا مِن شَٰفِعِينَ ﴿١٠٠﴾

**101.** а ниту пак блиски пријатели.

وَلَا صَدِيقٍ حَمِيمٍ ﴿١٠١﴾

**102.** Е, само кога би се вратиле па да станеме верници!”

فَلَوْ أَنَّ لَنَا كَرَّةً فَنَكُونَ مِنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿١٠٢﴾

**103.** Во тоа, навистина, има знамение. Но, мнозинството од нив не се верници.

إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَةً وَمَا كَانَ أَكْثَرُهُم مُّؤْمِنِينَ ﴿١٠٣﴾

**104.** Господарот твој, навистина, е Оној кој е Силен и Семилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلرَّحِيمُ ١٠٤

**105.** Народот на Нух ги сметаше за лажни пејгамберите.

كَذَّبَتْ قَوْمُ نُوحٍ ٱلْمُرْسَلِينَ ١٠٥

**106.** Кога им рече братот нивни Нух: “Нема ли да бидете богобојазливи?

إِذْ قَالَ لَهُمْ أَخُوهُمْ نُوحٌ أَلَا تَتَّقُونَ ١٠٦

**107.** Јас сум, навистина, ваш пејгамбер доверлив.

إِنِّى لَكُمْ رَسُولٌ أَمِينٌ ١٠٧

**108.** Па, плашете се од Аллах и бидете послушни!

فَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَأَطِيعُونِ ١٠٨

**109.** За тоа од вас не сакам никаква награда; наградата моја му припаѓа само на Господарот на световите.

وَمَآ أَسْـَٔلُكُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ ۖ إِنْ أَجْرِىَ إِلَّا عَلَىٰ رَبِّ
ٱلْعَٰلَمِينَ ١٠٩

**110.** Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!”

فَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَأَطِيعُونِ ١١٠

**111.** Рекоа: “Да веруваме ли во тебе како што најнискиот слој те следи?”

۞ قَالُوٓا۟ أَنُؤْمِنُ لَكَ وَٱتَّبَعَكَ ٱلْأَرْذَلُونَ ١١١

**112.** Нух рече: “Не поседувам знаење за она што го работеа.

قَالَ وَمَا عِلْمِى بِمَا كَانُوا۟ يَعْمَلُونَ ١١٢

**113.** Полагањето сметка, навистина, му припаѓа само на Господарот мој. Е, кога би биле свесни!

إِنْ حِسَابُهُمْ إِلَّا عَلَىٰ رَبِّى ۖ لَوْ تَشْعُرُونَ ١١٣

**114.** И не е мое верниците да ги истерам.

وَمَآ أَنَا۠ بِطَارِدِ ٱلْمُؤْمِنِينَ ١١٤

**115.** Јас сум, навистина, само опоменувач јасен.”

إِنْ أَنَا إِلَّا نَذِيرٌ مُّبِينٌ ١١٥

**116.** Рекоа: “Ако не престанеш, о Нух, ќе бидеш сигурно еден меѓу каменуваните!”

قَالُوا لَئِن لَّمْ تَنتَهِ يَٰنُوحُ لَتَكُونَنَّ مِنَ ٱلْمَرْجُومِينَ ١١٦

**117.** Нух рече: “Господаре мој, народот мој, навистина, ме смета за лашко.

قَالَ رَبِّ إِنَّ قَوْمِي كَذَّبُونِ ١١٧

**118.** Отвори, тогаш, отвор меѓу нас и меѓу нив, и спаси нѐ, мене и верниците кои се со мене.”

فَٱفْتَحْ بَيْنِي وَبَيْنَهُمْ فَتْحًا وَنَجِّنِي
وَمَن مَّعِيَ مِنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ١١٨

**119.** Па, Ние го спасивме него и оние со него во чамецот преполн,

فَأَنجَيْنَٰهُ وَمَن مَّعَهُۥ فِي ٱلْفُلْكِ ٱلْمَشْحُونِ ١١٩

**120.** а останатите Ние ги потопивме.

ثُمَّ أَغْرَقْنَا بَعْدُ ٱلْبَاقِينَ ١٢٠

**121.** Во тоа, навистина, има знамение. Но, мнозинството од нив се неверници!

إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَءَايَةً وَمَا كَانَ أَكْثَرُهُم مُّؤْمِنِينَ ١٢١

**122.** И Господарот твој, навистина, е Оној кој е Моќен и Сомилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلرَّحِيمُ ١٢٢

**123.** И Ад ги сметаше за лажни пејгамберите.

كَذَّبَتْ عَادٌ ٱلْمُرْسَلِينَ ١٢٣

**124.** Кога братот Худ им рече: “Нема ли да бидете богобојазливи?

إِذْ قَالَ لَهُمْ أَخُوهُمْ هُودٌ أَلَا تَتَّقُونَ ١٢٤

**125.** Јас сум, навистина, пејгамбер ваш доверлив.

إِنِّي لَكُمْ رَسُولٌ أَمِينٌ ١٢٥

**126.** Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

فَاتَّقُوا اللَّهَ وَأَطِيعُونِ ١٢٦

**127.** И јас не барам за тоа од вас награда; наградата моја е кај Господарот на световите.

وَمَا أَسْأَلُكُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ إِنْ أَجْرِيَ إِلَّا عَلَىٰ رَبِّ الْعَالَمِينَ ١٢٧

**128.** Ќе градите ли на секое ритче куќи, напразно?

أَتَبْنُونَ بِكُلِّ رِيعٍ آيَةً تَعْبَثُونَ ١٢٨

**129.** И правете градби како никогаш дека нема да умрете,

وَتَتَّخِذُونَ مَصَانِعَ لَعَلَّكُمْ تَخْلُدُونَ ١٢٩

**130.** а кога казнувате, казнувате како силници.

وَإِذَا بَطَشْتُمْ بَطَشْتُمْ جَبَّارِينَ ١٣٠

**131.** Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

فَاتَّقُوا اللَّهَ وَأَطِيعُونِ ١٣١

**132.** Плашете се од Оној кој ви го даде она што го знаете,

وَاتَّقُوا الَّذِي أَمَدَّكُمْ بِمَا تَعْلَمُونَ ١٣٢

**133.** Оној кој ви даде добиток и синови,

أَمَدَّكُمْ بِأَنْعَامٍ وَبَنِينَ ١٣٣

**134.** и бавчи и извори.

وَجَنَّاتٍ وَعُيُونٍ ١٣٤

**135.** Да, јас се плашам за вас од казната на Денот голем!"

إِنِّي أَخَافُ عَلَيْكُمْ عَذَابَ يَوْمٍ عَظِيمٍ ١٣٥

**136.** Рекоа: "Ќе нè советуваш ли или, пак, нема да бидеш меѓу советувачите, нам, навистина, ни е сеедно.

قَالُوا سَوَاءٌ عَلَيْنَا أَوَعَظْتَ أَمْ لَمْ تَكُنْ مِنَ الْوَاعِظِينَ ١٣٦

**137.** Вакви беа само обичаите на народите одамнешни,

إِنْ هَٰذَا إِلَّا خُلُقُ الْأَوَّلِينَ ١٣٧

**138.** и ние нема да бидеме казнети."

وَمَا نَحْنُ بِمُعَذَّبِينَ ١٣٨

**139.** Па, ете, го сметаа за лашко и Ние нив ги уништивме. Во тоа има, навистина, знмамение. Но, мнозинството од нив не се верници!

فَكَذَّبُوهُ فَأَهْلَكْنَٰهُمْ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَءَايَةً وَمَا كَانَ أَكْثَرُهُم مُّؤْمِنِينَ ١٣٩

**140.** А Господарот твој, навистина, е Оној кој е Силен и Сомилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلرَّحِيمُ ١٤٠

**141.** И Семуд ги сметаше за лажни пејгамберите,

كَذَّبَتْ ثَمُودُ ٱلْمُرْسَلِينَ ١٤١

**142.** кога братот нивни Салих им рече: “Нема ли да бидете богобојазливи?

إِذْ قَالَ لَهُمْ أَخُوهُمْ صَٰلِحٌ أَلَا تَتَّقُونَ ١٤٢

**143.** Јас сум, навистина, пејгамбер ваш доверлив.

إِنِّي لَكُمْ رَسُولٌ أَمِينٌ ١٤٣

**144.** Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

فَٱتَّقُوا ٱللَّهَ وَأَطِيعُونِ ١٤٤

**145.** И јас не барам од вас за тоа награда; наградата моја е кај Господарот на световите.

وَمَا أَسْـَٔلُكُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ إِنْ أَجْرِيَ
إِلَّا عَلَىٰ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ١٤٥

**146.** Ќе останете ли овде безбедни,

أَتُتْرَكُونَ فِي مَا هَٰهُنَا ءَامِنِينَ ١٤٦

**147.** во бавчите и меѓу изворите,

فِي جَنَّٰتٍ وَعُيُونٍ ١٤٧

**148.** во посевите и меѓу урмите со плодови зрели?

وَزُرُوعٍ وَنَخْلٍ طَلْعُهَا هَضِيمٌ ١٤٨

**149.** А во брдата длабите куќи, вешто!

وَتَنْحِتُونَ مِنَ ٱلْجِبَالِ بُيُوتًا فَٰرِهِينَ ١٤٩

**150.** Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

فَٱتَّقُوا ٱللَّهَ وَأَطِيعُونِ ١٥٠

**151.** И немојте да ја слушате наредбата на претерувачите,

وَلَا تُطِيعُوٓاْ أَمۡرَ ٱلۡمُسۡرِفِينَ ١٥١

**152.** кои безредие сеат по земјата и кои не воспоставуваат ред.”

ٱلَّذِينَ يُفۡسِدُونَ فِي ٱلۡأَرۡضِ وَلَا يُصۡلِحُونَ ١٥٢

**153.** Рекоа: “Ти си, навистина, еден меѓу опседнатите!

قَالُوٓاْ إِنَّمَآ أَنتَ مِنَ ٱلۡمُسَحَّرِينَ ١٥٣

**154.** Ти си само човек нам сличен. Донеси, тогаш, знамение ако си меѓу искрените!”

مَآ أَنتَ إِلَّا بَشَرٞ مِّثۡلُنَا فَأۡتِ بِـَٔايَةٍ إِن كُنتَ
مِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ١٥٤

**155.** Салих рече: “Еве камила, на денот одреден таа ќе пие и вие ќе пиете на денот познат;

قَالَ هَٰذِهِۦ نَاقَةٞ لَّهَا شِرۡبٞ وَلَكُمۡ شِرۡبُ
يَوۡمٖ مَّعۡلُومٖ ١٥٥

**156.** и не нанесувајте ѝ зло, зашто ќе ве опфати казна на Денот голем!”

وَلَا تَمَسُّوهَا بِسُوٓءٖ فَيَأۡخُذَكُمۡ عَذَابُ يَوۡمٍ عَظِيمٖ ١٥٦

**157.** И тие ја заклаа камилата и веднаш се покајаа.

فَعَقَرُوهَا فَأَصۡبَحُواْ نَٰدِمِينَ ١٥٧

**158.** Па ги обзеде казна. Во тоа има, навистина знамение. Но, мнозинството од нив не се верници!

فَأَخَذَهُمُ ٱلۡعَذَابُۚ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَأٓيَةٗۖ وَمَا كَانَ
أَكۡثَرُهُم مُّؤۡمِنِينَ ١٥٨

**159.** И Господарот твој, навистина, е Оној кој е Силен и Сомилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ ٱلۡعَزِيزُ ٱلرَّحِيمُ ١٥٩

**160.** Народот на Лут ги сметаше за лажни пејгамберите.

كَذَّبَتۡ قَوۡمُ لُوطٍ ٱلۡمُرۡسَلِينَ ١٦٠

**161.** Кога рече братот нивни Лут: “Нема ли да бидете богобојазливи?

إِذۡ قَالَ لَهُمۡ أَخُوهُمۡ لُوطٌ أَلَا تَتَّقُونَ ١٦١

**162.** Јас сум, навистина, пејгамб-ер ваш доверлив.

إِنِّي لَكُمْ رَسُولٌ أَمِينٌ ١٦٢

**163.** Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

فَاتَّقُوا اللَّهَ وَأَطِيعُونِ ١٦٣

**164.** И јас не барам за тоа од вас награда; наградата моја е кај Господарот на световите.

وَمَا أَسْأَلُكُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ إِنْ أَجْرِيَ إِلَّا عَلَىٰ رَبِّ
الْعَالَمِينَ ١٦٤

**165.** Ќе ги земате ли мажите, за разлика од другите луѓе,

أَتَأْتُونَ الذُّكْرَانَ مِنَ الْعَالَمِينَ ١٦٥

**166.** а ќе ги оставате ли жените ваши кои за вас ги создаде Господарот ваш? Но, вие сте народ престапнички!”

وَتَذَرُونَ مَا خَلَقَ لَكُمْ رَبُّكُمْ مِنْ أَزْوَاجِكُمْ بَلْ أَنْتُمْ
قَوْمٌ عَادُونَ ١٦٦

**167.** Рекоа: “Ако не престанеш, о Лут, сигурно ќе бидеш меѓу истераните.”

قَالُوا لَئِنْ لَمْ تَنْتَهِ يَا لُوطُ لَتَكُونَنَّ مِنَ الْمُخْرَجِينَ ١٦٧

**168.** “Кога станува збор за постапката ваша јас, навистина, се гадам.

قَالَ إِنِّي لِعَمَلِكُمْ مِنَ الْقَالِينَ ١٦٨

**169.** Господаре мој, спаси нѐ, мене и семејството мое од она што го прават!”

رَبِّ نَجِّنِي وَأَهْلِي مِمَّا يَعْمَلُونَ ١٦٩

**170.** Па, Ние ги спасивме, него и семејството негово, сите,

فَنَجَّيْنَاهُ وَأَهْلَهُ أَجْمَعِينَ ١٧٠

**171.** освен една стара жена меѓу оние кои останаа.

إِلَّا عَجُوزًا فِي الْغَابِرِينَ ١٧١

**172.** А останатите Ние ги уништивме,

ثُمَّ دَمَّرْنَا الْآخَرِينَ ١٧٢

**173.** и по нив дожд спуштивме. Е, само колку беше лош тој дожд за опоменатите!

وَأَمْطَرْنَا عَلَيْهِم مَّطَرًا ۖ فَسَاءَ مَطَرُ الْمُنذَرِينَ ﴿١٧٣﴾

**174.** Во тоа, навистина, има знамение. Но, мнозинството од нив се неверници.

إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَآيَةً ۖ وَمَا كَانَ أَكْثَرُهُم مُّؤْمِنِينَ ﴿١٧٤﴾

**175.** И Господарот твој, навистина, е Оној кој е Силен и Сомилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ الْعَزِيزُ الرَّحِيمُ ﴿١٧٥﴾

**176.** И жителите на Ејка ги сметаа за лажни пејгамберите.

كَذَّبَ أَصْحَابُ لْـَٔيْكَةِ الْمُرْسَلِينَ ﴿١٧٦﴾

**177.** Кога Шуајб им рече: “Нема ли да бидете богобојазливи?

إِذْ قَالَ لَهُمْ شُعَيْبٌ أَلَا تَتَّقُونَ ﴿١٧٧﴾

**178.** Јас сум, навистина, пејгамбер ваш доверлив.

إِنِّي لَكُمْ رَسُولٌ أَمِينٌ ﴿١٧٨﴾

**179.** Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

فَاتَّقُوا اللَّهَ وَأَطِيعُونِ ﴿١٧٩﴾

**180.** И јас не барам од вас за тоа награда; наградата моја е кај Господарот на световите!

وَمَا أَسْأَلُكُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ ۖ إِنْ أَجْرِيَ إِلَّا عَلَىٰ رَبِّ
الْعَالَمِينَ ﴿١٨٠﴾

**181.** И мерете на вага и не бидете меѓу крадливците!

۞ أَوْفُوا الْكَيْلَ وَلَا تَكُونُوا مِنَ الْمُخْسِرِينَ ﴿١٨١﴾

**182.** А на кантарот мерете праведно!

وَزِنُوا بِالْقِسْطَاسِ الْمُسْتَقِيمِ ﴿١٨٢﴾

**183.** И не скратувајте им ги на луѓето стварите нивни и не ширете по земјата безредие!

وَلَا تَبْخَسُوا النَّاسَ أَشْيَاءَهُمْ وَلَا تَعْثَوْا فِي الْأَرْضِ
مُفْسِدِينَ ﴿١٨٣﴾

**184.** Плашете се од Оној кој ве создаде, вас и поколенијата одамнешни!”

وَاتَّقُوا الَّذِي خَلَقَكُمْ وَالْجِبِلَّةَ الْأَوَّلِينَ ﴿١٨٤﴾

**185.** Рекоа:“Ти си, навистина, еден меѓу опседнатите!

قَالُوٓا۟ إِنَّمَآ أَنتَ مِنَ ٱلْمُسَحَّرِينَ ١٨٥

**186.** Ти си само нам сличен човек, и ние те сметаме за еден од лашковците.

وَمَآ أَنتَ إِلَّا بَشَرٌ مِّثْلُنَا وَإِن نَّظُنُّكَ
لَمِنَ ٱلْكَٰذِبِينَ ١٨٦

**187.** Одреди да падне небото во парчиња врз нас, ако си меѓу искрените!”

فَأَسْقِطْ عَلَيْنَا كِسَفًا مِّنَ ٱلسَّمَآءِ إِن كُنتَ
مِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ١٨٧

**188.** Лут рече: “Господарот мој најдобро го знае она што го работите.”

قَالَ رَبِّىٓ أَعْلَمُ بِمَا تَعْمَلُونَ ١٨٨

**189.** Па го сметаа за лашко и на денот облачен ги снајде казна. Таа казна се случи, секако, на ден голем.

فَكَذَّبُوهُ فَأَخَذَهُمْ عَذَابُ يَوْمِ ٱلظُّلَّةِ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ
عَذَابَ يَوْمٍ عَظِيمٍ ١٨٩

**190.** Да, во тоа има знамение. Но, мнозинството од нив се неверници.

إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَةً ۖ وَمَا كَانَ أَكْثَرُهُم مُّؤْمِنِينَ ١٩٠

**191.** Господарот твој, навистина, е Оној кој е Силен и Сомилосен!

وَإِنَّ رَبَّكَ لَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلرَّحِيمُ ١٩١

**192.** Тоа е Кур’анот што го објави Господарот на световите;

وَإِنَّهُۥ لَتَنزِيلُ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ١٩٢

**193.** го објави Џибрил доверлив

نَزَلَ بِهِ ٱلرُّوحُ ٱلْأَمِينُ ١٩٣

**194.** во срцето твое за да бидете меѓу опоменувачите,

عَلَىٰ قَلْبِكَ لِتَكُونَ مِنَ ٱلْمُنذِرِينَ ١٩٤

**195.** на јасен арапски јазик!

بِلِسَانٍ عَرَبِىٍّ مُّبِينٍ ١٩٥

**196.** Тој е споменат, секако, во книгите одамнешни.

وَإِنَّهُۥ لَفِى زُبُرِ ٱلْأَوَّلِينَ ١٩٦

**197.** Нели им е знамение тоа што за него знаат учените од синовите Израилови?

أَوَلَمْ يَكُن لَّهُمْ ءَايَةً أَن يَعْلَمَهُۥ عُلَمَٰٓؤُا۟ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ﴿١٩٧﴾

**198.** А Ние да го објавевме на некој странец,

وَلَوْ نَزَّلْنَٰهُ عَلَىٰ بَعْضِ ٱلْأَعْجَمِينَ ﴿١٩٨﴾

**199.** кој ќе им го читаше не ќе веруваа во него.

فَقَرَأَهُۥ عَلَيْهِم مَّا كَانُوا۟ بِهِۦ مُؤْمِنِينَ ﴿١٩٩﴾

**200.** И ете, така Ние го внесуваме во срцата на силниците.

كَذَٰلِكَ سَلَكْنَٰهُ فِى قُلُوبِ ٱلْمُجْرِمِينَ ﴿٢٠٠﴾

**201.** Не веруваат во него сѐ додека не ја видат казната болна,

لَا يُؤْمِنُونَ بِهِۦ حَتَّىٰ يَرَوُا۟ ٱلْعَذَابَ ٱلْأَلِيمَ ﴿٢٠١﴾

**202.** па, таа ќе им дојде одненадеж, нема ни да ја усетат;

فَيَأْتِيَهُم بَغْتَةً وَهُمْ لَا يَشْعُرُونَ ﴿٢٠٢﴾

**203.** па ќе речат: "Ќе ни се даде ли мала прилика?"

فَيَقُولُوا۟ هَلْ نَحْنُ مُنظَرُونَ ﴿٢٠٣﴾

**204.** Бараат ли казната Наша да им дојде побрзо?

أَفَبِعَذَابِنَا يَسْتَعْجِلُونَ ﴿٢٠٤﴾

**205.** Што мислиш, ако ги оставиме да уживаат со години,

أَفَرَءَيْتَ إِن مَّتَّعْنَٰهُمْ سِنِينَ ﴿٢٠٥﴾

**206.** а потоа да им дојде она со што им се закануваа?

ثُمَّ جَآءَهُم مَّا كَانُوا۟ يُوعَدُونَ ﴿٢٠٦﴾

**207.** Ништо не ќе им остане од она во што уживаа!

مَآ أَغْنَىٰ عَنْهُم مَّا كَانُوا۟ يُمَتَّعُونَ ﴿٢٠٧﴾

**208.** Ние ниеден град не уништивме а во него да немаа опоменувачи,

وَمَآ أَهْلَكْنَا مِن قَرْيَةٍ إِلَّا لَهَا مُنذِرُونَ ﴿٢٠٨﴾

| | |
|---|---|
| **209.** како Опомена, зашто Ние не бевме неправедни, | ذِكْرَىٰ وَمَا كُنَّا ظَٰلِمِينَ ﴿٢٠٩﴾ |
| **210.** и Опомената не ја објавуваат шејтаните; | وَمَا تَنَزَّلَتْ بِهِ ٱلشَّيَٰطِينُ ﴿٢١٠﴾ |
| **211.** не треба а и не можат тоа да го направат: | وَمَا يَنۢبَغِى لَهُمْ وَمَا يَسْتَطِيعُونَ ﴿٢١١﴾ |
| **212.** оддалечени се, навистина, од опомената нејзина. | إِنَّهُمْ عَنِ ٱلسَّمْعِ لَمَعْزُولُونَ ﴿٢١٢﴾ |
| **213.** И не повикувај се на друг бог, освен на Аллах. Та, ќе бидеш меѓу казнетите! | فَلَا تَدْعُ مَعَ ٱللَّهِ إِلَٰهًا ءَاخَرَ فَتَكُونَ مِنَ ٱلْمُعَذَّبِينَ ﴿٢١٣﴾ |
| **214.** И опомени ја роднината твоја, најблиските! | وَأَنذِرْ عَشِيرَتَكَ ٱلْأَقْرَبِينَ ﴿٢١٤﴾ |
| **215.** И спушти ги крилјата твои кон верниците кои те следат! | وَٱخْفِضْ جَنَاحَكَ لِمَنِ ٱتَّبَعَكَ مِنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿٢١٥﴾ |
| **216.** Па, ако се непослушни кон тебе, кажи: "Јас сум, навистина, далеку од она што го правите!" | فَإِنْ عَصَوْكَ فَقُلْ إِنِّى بَرِىٓءٌ مِّمَّا تَعْمَلُونَ ﴿٢١٦﴾ |
| **217.** И потпри се на Силниот и Милостивиот, | وَتَوَكَّلْ عَلَى ٱلْعَزِيزِ ٱلرَّحِيمِ ﴿٢١٧﴾ |
| **218.** кој те гледа кога стануваш, | ٱلَّذِى يَرَىٰكَ حِينَ تَقُومُ ﴿٢١٨﴾ |
| **219.** и кога се виткаш меѓу оние кои паѓаат на сеџде. | وَتَقَلُّبَكَ فِى ٱلسَّٰجِدِينَ ﴿٢١٩﴾ |
| **220.** Он, навистина, е Слушач и Зналец! | إِنَّهُۥ هُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْعَلِيمُ ﴿٢٢٠﴾ |
| **221.** Да ве известам ли за она што го објавуваат шејтаните? | هَلْ أُنَبِّئُكُمْ عَلَىٰ مَن تَنَزَّلُ ٱلشَّيَٰطِينُ ﴿٢٢١﴾ |

**222.** Му објавуваат на секој лажотворец и грешник.

تنزل على كل أفاك أثيم ٢٢٢

**223.** Тие прислушкуваат, а мнозинството од нив се лашковци.

يلقون السمع وأكثرهم كاذبون ٢٢٣

**224.** Поетите ги следат оние кои лунѕаат,

والشعراء يتبعهم الغاوون ٢٢٤

**225.** а не гледаш ли ти дека тие по пустините талкаат,

ألم تر أنهم في كل واد يهيمون ٢٢٥

**226.** и го зборуваат, навистина, она што не го работат,

وأنهم يقولون ما لا يفعلون ٢٢٦

**227.** освен оние кои веруваат и кои добри дела работат, и кои Аллаха го споменуваат многу и кои по направениот им зулум, возвраќаат... А оние кои зулум прават ќе узнаат кон што тие, токму, се упатуваат!

إلا الذين آمنوا وعملوا الصالحات وذكروا الله كثيرا وانتصروا من بعد ما ظلموا وسيعلم الذين ظلموا أي منقلب ينقلبون ٢٢٧

## *ЕН-НЕМЛ* (Мравки) XXVII



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بسم الله الرحمن الرحيم

**1.** Та, син! Еве ајети на Кур'анот и Книгата јасна,

طس تلك آيات القرآن وكتاب مبين ١

**2.** Патоказ и Радосница за верниците,

هدى وبشرى للمؤمنين ٢

**3.** кои намаз извршуваат и кои зекат даваат и кои се убедени во Ахирет.

الذين يقيمون الصلاة ويؤتون الزكاة وهم بالآخرة هم يوقنون ٣

**4.** На оние кои не веруваат во Ахирет Ние им ги разубавуваме постапките нивни, па талкаат;

إِنَّ ٱلَّذِينَ لَا يُؤْمِنُونَ بِٱلْـَٔاخِرَةِ زَيَّنَّا لَهُمْ
أَعْمَٰلَهُمْ فَهُمْ يَعْمَهُونَ ٤

**5.** оние на кои ќе им припадне казната болна и на Ахирет ќе бидат поразени.

أُو۟لَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ لَهُمْ سُوٓءُ ٱلْعَذَابِ
وَهُمْ فِى ٱلْـَٔاخِرَةِ هُمُ ٱلْأَخْسَرُونَ ٥

**6.** Ти, навистина, го примаш Кур'анот од Мудриот и Зналецот!

وَإِنَّكَ لَتُلَقَّى ٱلْقُرْءَانَ مِن لَّدُنْ حَكِيمٍ عَلِيمٍ ٦

**7.** Кога Муса му рече на семејството свое: "Почувствував оган; ќе ви донесам од него вест или, пак, ќе ви донесам зажарено дрво за да се стоплите."

إِذْ قَالَ مُوسَىٰ لِأَهْلِهِۦٓ إِنِّىٓ ءَانَسْتُ نَارًا سَـَٔاتِيكُم مِّنْهَا بِخَبَرٍ
أَوْ ءَاتِيكُم بِشِهَابٍ قَبَسٍ لَّعَلَّكُمْ تَصْطَلُونَ ٧

**8.** И кога се приближи до огнот, повика: "Благословен нека е Оној кој е во огнот и оние околу него; славен нека е Аллах, Господарот на световите!

فَلَمَّا جَآءَهَا نُودِىَ أَنۢ بُورِكَ مَن فِى ٱلنَّارِ وَمَنْ حَوْلَهَا
وَسُبْحَٰنَ ٱللَّهِ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ٨

**9.** О Муса, јас сум, навистина, Аллах, Силен и Мудар!

يَٰمُوسَىٰٓ إِنَّهُۥٓ أَنَا ٱللَّهُ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ٩

**10.** И фрли го стапот твој!" И бидејќи го погледна, тој почна да лази како змија, се сврти со плеќите и не се врати повеќе. "О Муса, не плаши се! Пејгамберите од Мене, навистина, не се плашат,

وَأَلْقِ عَصَاكَ ۚ فَلَمَّا رَءَاهَا تَهْتَزُّ كَأَنَّهَا جَآنٌّ وَلَّىٰ مُدْبِرًا
وَلَمْ يُعَقِّبْ ۚ يَٰمُوسَىٰ لَا تَخَفْ إِنِّى لَا يَخَافُ
لَدَىَّ ٱلْمُرْسَلُونَ ١٠

**11.** освен Оној кој зулум ќе направи, а потоа злото ќе го

إِلَّا مَن ظَلَمَ ثُمَّ بَدَّلَ حُسْنًۢا بَعْدَ سُوٓءٍ

замени со добро дело: Јас сум, навистина, Простувач и Сомилосен!

فإني غفور رحيم ١١

12. Стави ја раката твоја во џебот твој и ете - ќе ја извадиш бела, без да биде оштетена. Тоа е едно од деветте знаменија на фараонот и народот негов. Тие се, навистина, народ расипнички!”

وأدخل يدك في جيبك تخرج بيضاء من غير سوء في تسع ءايت إلى فرعون وقومه إنهم كانوا قوما فسقين ١٢

13. И бидејќи им дојдоа знаменијата Наши очигледно, рекоа: “Ова е волшебништво јасно!”

فلما جاءتهم ءايتنا مبصرة قالوا هذا سحر مبين ١٣

14. Ги пренебрегнуваа, а во себе ги признаваа, дувајќи се и силејќи се. Па, погледни каква беше казната за безредниците!

وجحدوا بها واستيقنتها أنفسهم ظلما وعلوا فانظر كيف كان عقبة المفسدين ١٤

15. И на Муса и на Сулејман Ние, навистина, им дадовме знаење, и двајцата рекоа: “Благодарение на Аллах кој нè одликува над многуте робови верници Свои!

ولقد ءاتينا داود وسليمن علما وقالا الحمد لله الذي فضلنا على كثير من عباده المؤمنين ١٥

16. И Давуда го наследи Сулејман, и рече: “О луѓе, поучени сме во јазикот на птиците, и дадено ни е од сè по нешто. Ова, навистина, е благодат јасен!”

وورث سليمن داود وقال يأيها الناس علمنا منطق الطير وأوتينا من كل شيء إن هذا لهو الفضل المبين ١٦

17. И се собра кај Сулејман восјката негова: составена од џинови, луѓе и птици. Сите поредени.

وحشر لسليمن جنوده من الجن والإنس والطير فهم يوزعون ١٧

**18.** И кога стигнаа до долината на мравките, една мравка рече: “О мравки, влезете во живеалиштата ваши бидејќи ќе ве прегазат Сулејман и војската негова, незнаејќи!”

حَتَّىٰٓ إِذَآ أَتَوۡاْ عَلَىٰ وَادِ ٱلنَّمۡلِ قَالَتۡ نَمۡلَةٞ يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّمۡلُ
ٱدۡخُلُواْ مَسَٰكِنَكُمۡ لَا يَحۡطِمَنَّكُمۡ
سُلَيۡمَٰنُ وَجُنُودُهُۥ وَهُمۡ لَا يَشۡعُرُونَ ١٨

**19.** Па се насмевна со зборовите негови, гласно, велејќи: “Господаре мој, пробуди ја желбата моја за да бидам благодарен на благодатот Твој со кој ме благослови, мене и родителите мои, и да работам добри дела со кои ќе бидеш Ти задоволен. И со милоста Твоја воведи ме меѓу робовите Твои добри.

فَتَبَسَّمَ ضَاحِكٗا مِّن قَوۡلِهَا وَقَالَ رَبِّ أَوۡزِعۡنِيٓ
أَنۡ أَشۡكُرَ نِعۡمَتَكَ ٱلَّتِيٓ أَنۡعَمۡتَ عَلَيَّ وَعَلَىٰ وَٰلِدَيَّ
وَأَنۡ أَعۡمَلَ صَٰلِحٗا تَرۡضَىٰهُ وَأَدۡخِلۡنِي بِرَحۡمَتِكَ
فِي عِبَادِكَ ٱلصَّٰلِحِينَ ١٩

**20.** И тој отиде да изврши смотра врз птиците, и рече: “Што е со пупавецот? Не го гледам или е, пак, меѓу изгубените.

وَتَفَقَّدَ ٱلطَّيۡرَ فَقَالَ مَا لِيَ لَآ أَرَى ٱلۡهُدۡهُدَ
أَمۡ كَانَ مِنَ ٱلۡغَآئِبِينَ ٢٠

**21.** Па, не ми ни донесе јасен доказ; ќе го казнам со казна жестока или, пак, сигурно ќе го заколам.”

لَأُعَذِّبَنَّهُۥ عَذَابٗا شَدِيدًا أَوۡ لَأَاْذۡبَحَنَّهُۥٓ
أَوۡ لَيَأۡتِيَنِّي بِسُلۡطَٰنٖ مُّبِينٖ ٢١

**22.** И не остана долго време. Рече: “Го знам она што ти не го знаеш; ти доаѓаш од Сабе со вест сигурна.

فَمَكَثَ غَيۡرَ بَعِيدٖ فَقَالَ أَحَطتُ بِمَا لَمۡ تُحِطۡ بِهِۦ
وَجِئۡتُكَ مِن سَبَإِۭ بِنَبَإٖ يَقِينٍ ٢٢

**23.** Тамо видов една жена која владее со нив и ѝ е дадено од сè по нешто, и има престол голем.

إِنِّي وَجَدتُّ ٱمۡرَأَةٗ تَمۡلِكُهُمۡ وَأُوتِيَتۡ
مِن كُلِّ شَيۡءٖ وَلَهَا عَرۡشٌ عَظِيمٞ ٢٣

**24.** Ја видов неа и народот нејзин како паѓаат на сеџде на Сонцето, а не на Аллах; и Шејтанот им ги разубавува делата нивни и ете, така, ги одвраќа од патот и - неупатените се!"

وَجَدتُّهَا وَقَوْمَهَا يَسْجُدُونَ لِلشَّمْسِ مِن دُونِ ٱللَّهِ
وَزَيَّنَ لَهُمُ ٱلشَّيْطَٰنُ أَعْمَٰلَهُمْ فَصَدَّهُمْ عَنِ ٱلسَّبِيلِ
فَهُمْ لَا يَهْتَدُونَ ﴿٢٤﴾

**25.** Не паѓаат ли на сеџде на Аллах кој го вади она што е скриено на небесата и на Земјата, и кој го знае и она што го криете и она што го обелоденувате.

أَلَّا يَسْجُدُوا۟ لِلَّهِ ٱلَّذِى يُخْرِجُ ٱلْخَبْءَ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَٱلْأَرْضِ وَيَعْلَمُ مَا تُخْفُونَ وَمَا تُعْلِنُونَ ﴿٢٥﴾

**26.** Аллах! Нема друг бог освен Него! Господар на Аршот голем!

ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ رَبُّ ٱلْعَرْشِ ٱلْعَظِيمِ ۩ ﴿٢٦﴾

**27.** Сулејман рече: "Ќе видиме дали вистина зборуваш или лажеш.

۞ قَالَ سَنَنظُرُ أَصَدَقْتَ أَمْ كُنتَ مِنَ ٱلْكَٰذِبِينَ ﴿٢٧﴾

**28.** Оди со ова писмо мое; па, фрли го и оддалечи се од нив и погледни што ќе одговорат!"

ٱذْهَب بِّكِتَٰبِى هَٰذَا فَأَلْقِهْ إِلَيْهِمْ ثُمَّ تَوَلَّ عَنْهُمْ
فَٱنظُرْ مَاذَا يَرْجِعُونَ ﴿٢٨﴾

**29.** Таа рече:"О големци, фрлено ми е едно писмо благородно, навистина!"

قَالَتْ يَٰٓأَيُّهَا ٱلْمَلَؤُا۟ إِنِّىٓ أُلْقِىَ إِلَىَّ كِتَٰبٌ كَرِيمٌ ﴿٢٩﴾

**30.** Тоа, секако, е од Сулејман: "Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!

إِنَّهُۥ مِن سُلَيْمَٰنَ وَإِنَّهُۥ بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ ﴿٣٠﴾

**31.** Не правете се поголеми од мене и дојдете ми послушни!"

أَلَّا تَعْلُوا۟ عَلَىَّ وَأْتُونِى مُسْلِمِينَ ﴿٣١﴾

**32.** Таа рече: "О големци, одговорете ми за оваа наредба

قَالَتْ يَٰٓأَيُّهَا ٱلْمَلَؤُا۟ أَفْتُونِى فِىٓ أَمْرِى

до мене; не можам да решам сѐ додека не сте присутни!”

مَا كُنتُ قَاطِعَةً أَمْرًا حَتَّىٰ تَشْهَدُونِ ﴿٣٢﴾

**33.** Рекоа: “И јаки сме и силни сме, но ти наредуваш. Погледни, тогаш, што ќе наредиш!”

قَالُوا نَحْنُ أُولُو قُوَّةٍ وَأُولُو بَأْسٍ شَدِيدٍ وَالْأَمْرُ إِلَيْكِ فَانظُرِي مَاذَا تَأْمُرِينَ ﴿٣٣﴾

**34.** Рече: “Да, кога владарите ќе влезат во еден град ќе направат метеж, и моќните жители негови ќе ги потчинат. Тие, ете, така прават!

قَالَتْ إِنَّ الْمُلُوكَ إِذَا دَخَلُوا قَرْيَةً أَفْسَدُوهَا وَجَعَلُوا أَعِزَّةَ أَهْلِهَا أَذِلَّةً ۖ وَكَذَٰلِكَ يَفْعَلُونَ ﴿٣٤﴾

**35.** Ќе им испратам, секако, еден подарок и ќе видам со што се враќаат испратените.”

وَإِنِّي مُرْسِلَةٌ إِلَيْهِم بِهَدِيَّةٍ فَنَاظِرَةٌ بِمَ يَرْجِعُ الْمُرْسَلُونَ ﴿٣٥﴾

**36.** И бидејќи пратеникот дојде кај Сулејман, овој рече: “Да ме поткупите ли со богатство? Па, она што ми го даде Аллах е подобро од она што вам ви го даде. Но, вие се радувате на подарокот ваш.

فَلَمَّا جَاءَ سُلَيْمَانَ قَالَ أَتُمِدُّونَنِ بِمَالٍ فَمَا آتَانِيَ اللَّهُ خَيْرٌ مِّمَّا آتَاكُم بَلْ أَنتُم بِهَدِيَّتِكُمْ تَفْرَحُونَ ﴿٣٦﴾

**37.** Врати се кај нив! Па, ќе им дојдеме, тогаш, со војска на која не ќе можат да ѝ се справат и од Сабе, сигурно, ќе ги истераме потчинети и наведнати.”

ارْجِعْ إِلَيْهِمْ فَلَنَأْتِيَنَّهُم بِجُنُودٍ لَّا قِبَلَ لَهُم بِهَا وَلَنُخْرِجَنَّهُم مِّنْهَا أَذِلَّةً وَهُمْ صَاغِرُونَ ﴿٣٧﴾

**38.** Сулејман рече: “О големци, кој меѓу вас ќе ми дојде со престолот нејзин пред да ми дојдат потчинети?”

قَالَ يَا أَيُّهَا الْمَلَأُ أَيُّكُمْ يَأْتِينِي بِعَرْشِهَا قَبْلَ أَن يَأْتُونِي مُسْلِمِينَ ﴿٣٨﴾

**39.** Еден ифрит од џиновите, рече: “Јас ќе ти го донесам пред

قَالَ عِفْرِيتٌ مِّنَ الْجِنِّ أَنَا آتِيكَ بِهِ قَبْلَ أَن تَقُومَ

да се исправиш од местото твое. Јас сум за тоа, навистина, силен и доверлив!”

مِن مَّقَامِكَۖ وَإِنِّي عَلَيۡهِ لَقَوِيٌّ أَمِينٞ ٣٩

**40.** А оној кај него што беше се стекнал со знаење од Книгата, рече: “Јас ќе ти го донесам пред да трепнеш со окото.” И бидејќи го виде како е упорен, рече: “Ова е една од добрините на Господарот мој за да ме испроба: ќе бидам ли благодарен или нема да бидам благодарен. А оној кој е благодарен, за себеси е благодарен, а оној кој не е благодарен... па, Господарот твој, навистина, е Богат и Благороден!

قَالَ ٱلَّذِي عِندَهُۥ عِلۡمٞ مِّنَ ٱلۡكِتَٰبِ أَنَا۠ ءَاتِيكَ بِهِۦ قَبۡلَ
أَن يَرۡتَدَّ إِلَيۡكَ طَرۡفُكَۚ فَلَمَّا رَءَاهُ مُسۡتَقِرًّا عِندَهُۥ قَالَ
هَٰذَا مِن فَضۡلِ رَبِّي لِيَبۡلُوَنِيٓ ءَأَشۡكُرُ أَمۡ أَكۡفُرُۖ
وَمَن شَكَرَ فَإِنَّمَا يَشۡكُرُ لِنَفۡسِهِۦۖ
وَمَن كَفَرَ فَإِنَّ رَبِّي غَنِيّٞ كَرِيمٞ ٤٠

**41.** И рече: “Изменете го изгледот на престолот нејзин, па ќе видиме дали е упатена или, пак, е од оние кои не упатуваат.”

قَالَ نَكِّرُواْ لَهَا عَرۡشَهَا نَنظُرۡ أَتَهۡتَدِيٓ
أَمۡ تَكُونُ مِنَ ٱلَّذِينَ لَا يَهۡتَدُونَ ٤١

**42.** И бидејќи дојде ѝ беше речено:“Ова ли е престолот твој?” Таа рече: “Па, изгледа дека е тој. А знаење ни е дадено и пред него; и ние сме Послушни.”

فَلَمَّا جَآءَتۡ قِيلَ أَهَٰكَذَا عَرۡشُكِۖ قَالَتۡ كَأَنَّهُۥ هُوَۚ وَأُوتِينَا
ٱلۡعِلۡمَ مِن قَبۡلِهَا وَكُنَّا مُسۡلِمِينَ ٤٢

**43.** Ја оддалечија оние кои таа ги обожаваше освен Аллах. Таа беше, навистина, меѓу народот невернички!

وَصَدَّهَا مَا كَانَت تَّعۡبُدُ مِن دُونِ ٱللَّهِۖ إِنَّهَا كَانَتۡ
مِن قَوۡمٖ كَٰفِرِينَ ٤٣

**44.** И беше речено: “Влезете во дворецот!” И штом таа го здогледа веднаш помисли дека е вода длабока, и ја подигна доламата нејзина за да не се намокри. Сулејман рече: “Не, ова е дворец поплочен со стакленки!” Таа рече: “Господаре мој, јас, навистина, за себеси зло си направив; послушна сум, заедно со Сулејман, на Аллах, Господарот на световите!”

قِيلَ لَهَا ٱدْخُلِى ٱلصَّرْحَ فَلَمَّا رَأَتْهُ حَسِبَتْهُ لُجَّةً
وَكَشَفَتْ عَن سَاقَيْهَا قَالَ إِنَّهُۥ صَرْحٌ مُّمَرَّدٌ
مِّن قَوَارِيرَ قَالَتْ رَبِّ إِنِّى ظَلَمْتُ نَفْسِى
وَأَسْلَمْتُ مَعَ سُلَيْمَـٰنَ لِلَّهِ رَبِّ ٱلْعَـٰلَمِينَ ﴿٤٤﴾

**45.** И Ние секако го испративме до Семуд братот нивни Салих: “Обожавајте го Аллаха!” - И тие, токму, се поделија во две дружини, еднанадруга спротиставени.

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَآ إِلَىٰ ثَمُودَ أَخَاهُمْ صَـٰلِحًا أَنِ ٱعْبُدُوا۟
ٱللَّهَ فَإِذَا هُمْ فَرِيقَانِ يَخْتَصِمُونَ ﴿٤٥﴾

**46.** Салих рече: “ О народе мој, зошто брзате да ви дојде злото пред доброто? Зошто не барате прошка од Аллах? Па, можеби, ќе ви се смилува!”

قَالَ يَـٰقَوْمِ لِمَ تَسْتَعْجِلُونَ بِٱلسَّيِّئَةِ قَبْلَ ٱلْحَسَنَةِ
لَوْلَا تَسْتَغْفِرُونَ ٱللَّهَ لَعَلَّكُمْ تُرْحَمُونَ ﴿٤٦﴾

**47.** Рекоа: “Тебе и оние со тебе ве гледаме како лоша птица, предзнак.” Салих рече: “Лошата птица ваша, предзнакот, е кај Аллах. Вие сте народ кој се проба.”

قَالُوا۟ ٱطَّيَّرْنَا بِكَ وَبِمَن مَّعَكَ قَالَ طَـٰٓئِرُكُمْ
عِندَ ٱللَّهِ بَلْ أَنتُمْ قَوْمٌ تُفْتَنُونَ ﴿٤٧﴾

**48.** Во градот имаше девет луѓе кои правеа безредие на Земјава и не воспоставуваа ред.

وَكَانَ فِى ٱلْمَدِينَةِ تِسْعَةُ رَهْطٍ يُفْسِدُونَ
فِى ٱلْأَرْضِ وَلَا يُصْلِحُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** Рекоа, колнејќи се во Аллах: “Ќе го убиеме ноќе, него

قَالُوا۟ تَقَاسَمُوا۟ بِٱللَّهِ لَنُبَيِّتَنَّهُۥ وَأَهْلَهُۥ ثُمَّ لَنَقُولَنَّ

и семејството негово, сигурно! А потоа на најближниот по сродство ќе му речеме: “Не сме сведоци при убиството на семејството негово; ние, сигурно вистина зборуваме!”

لِوَلِيِّهِۦ مَا شَهِدْنَا مَهْلِكَ أَهْلِهِۦ
وَإِنَّا لَصَٰدِقُونَ ﴿٤٩﴾

**50.** И правеа сплетки а и Ние правевме сплетки, но тоа не го усетуваат.

وَمَكَرُوا۟ مَكْرًا وَمَكَرْنَا مَكْرًا
وَهُمْ لَا يَشْعُرُونَ ﴿٥٠﴾

**51.** Па, погледни каква беше казната заради сплетките нивни; Ние ги уништивме, навистина, сите нив!

فَٱنظُرْ كَيْفَ كَانَ عَٰقِبَةُ مَكْرِهِمْ
أَنَّا دَمَّرْنَٰهُمْ وَقَوْمَهُمْ أَجْمَعِينَ ﴿٥١﴾

**52.** Ете, тоа се куќите нивни опустошени заради зулумот што го направија. Во тоа има, навистина, знамение за луѓето кои знаат!

فَتِلْكَ بُيُوتُهُمْ خَاوِيَةًۢ بِمَا ظَلَمُوٓا۟ ۗ
إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَةً لِّقَوْمٍ يَعْلَمُونَ ﴿٥٢﴾

**53.** А Ние ги избавивме оние кои верувaa и кои беа богобојазливи.

وَأَنجَيْنَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟
وَكَانُوا۟ يَتَّقُونَ ﴿٥٣﴾

**54.** И кога Лут му рече на народот свој: “Ќе запаѓате ли во срамно дело, а тоа сами го гледате?

وَلُوطًا إِذْ قَالَ لِقَوْمِهِۦٓ
أَتَأْتُونَ ٱلْفَٰحِشَةَ وَأَنتُمْ تُبْصِرُونَ ﴿٥٤﴾

**55.** Зарем вие ќе им приоѓате на мажите страствено а не на жените. Па, вие сте луѓе кои не знаете!”

أَئِنَّكُمْ لَتَأْتُونَ ٱلرِّجَالَ شَهْوَةً مِّن دُونِ ٱلنِّسَآءِ ۚ
بَلْ أَنتُمْ قَوْمٌ تَجْهَلُونَ ﴿٥٥﴾

**56.** А народот негов само му одговори: “Истерајте го семејст-

۞ فَمَا كَانَ جَوَابَ قَوْمِهِۦٓ إِلَّآ أَن قَالُوٓا۟

вото Лутово од градот ваш. Да, тоа се луѓе кои се чистат!”

أَخْرِجُوٓا۟ ءَالَ لُوطٍ مِّن قَرْيَتِكُمْ ۖ إِنَّهُمْ
أُنَاسٌ يَتَطَهَّرُونَ ٥٦

**57.** И тогаш Ние ги избавивме Него и семејството негово, освен жена му за која одредивме да биде од останатите.

فَأَنجَيْنَٰهُ وَأَهْلَهُۥٓ إِلَّا ٱمْرَأَتَهُۥ قَدَّرْنَٰهَا
مِنَ ٱلْغَٰبِرِينَ ٥٧

**58.** И Ние врз нив спуштивме дожд голем. Е, само колку беше лош тој дожд за опоменатите!

وَأَمْطَرْنَا عَلَيْهِم مَّطَرًا ۖ فَسَآءَ مَطَرُ ٱلْمُنذَرِينَ ٥٨

**59.** Кажи:“Благодарение на Аллах и селам на робовите Негови кои Он ги избра.” Кој е подобар: Аллах или оние кои Му ги здружуваат?

قُلِ ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ وَسَلَٰمٌ عَلَىٰ عِبَادِهِ ٱلَّذِينَ ٱصْطَفَىٰٓ ۗ
ءَآللَّهُ خَيْرٌ أَمَّا يُشْرِكُونَ ٥٩

**60.** Аллах, кој ги создаде небесата и Земјата и кој ви спушти вода од небото, па со неа правиме да ‘ртат бавчи прекрасни во кои вие не можете да одредите да растат стеблата нивни. Има ли друг бог покрај Аллах? Не, тоа е народ кој претерува.

أَمَّنْ خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ وَأَنزَلَ لَكُم
مِّنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً فَأَنۢبَتْنَا بِهِۦ حَدَآئِقَ ذَاتَ
بَهْجَةٍ مَّا كَانَ لَكُمْ أَن تُنۢبِتُوا۟ شَجَرَهَآ ۗ
أَءِلَٰهٌ مَّعَ ٱللَّهِ ۚ بَلْ هُمْ قَوْمٌ يَعْدِلُونَ ٦٠

**61.** Оној кој ја одреди земјата за утврда и кој, низ пробивите нејзини, определи да течат реки, и кој, за неа, определи планини и, меѓу две морињa, ограда. Има ли друг бог освен Аллах? Но, мнозинството од нив не знаат!

أَمَّن جَعَلَ ٱلْأَرْضَ قَرَارًا وَجَعَلَ خِلَٰلَهَآ أَنْهَٰرًا
وَجَعَلَ لَهَا رَوَٰسِىَ وَجَعَلَ بَيْنَ ٱلْبَحْرَيْنِ
حَاجِزًا ۗ أَءِلَٰهٌ مَّعَ ٱللَّهِ ۚ بَلْ أَكْثَرُهُمْ
لَا يَعْلَمُونَ ٦١

**62.** Оној кој ќе му се озвие на притиснатиот кога овој ќе го повика, кој открива зло и кој ве прави да бидете халифи на земјава? Има ли друг бог освен Аллах? Малкумина се оние кои се сеќаваат!

أَمَّن يُجِيبُ ٱلۡمُضۡطَرَّ إِذَا دَعَاهُ وَيَكۡشِفُ ٱلسُّوٓءَ
وَيَجۡعَلُكُمۡ خُلَفَآءَ ٱلۡأَرۡضِۗ أَءِلَٰهٞ
مَّعَ ٱللَّهِۚ قَلِيلٗا مَّا تَذَكَّرُونَ ٦٢

**63.** Оној кој ве упатува низ темнините на копно и по море, и кој ви ги испраќа ветровите како радосница, од милоста Своја... има ли друг бог освен Аллах? Аллах е високо над она што Му го здружуваат!

أَمَّن يَهۡدِيكُمۡ فِي ظُلُمَٰتِ ٱلۡبَرِّ وَٱلۡبَحۡرِ
وَمَن يُرۡسِلُ ٱلرِّيَٰحَ بُشۡرَۢا بَيۡنَ يَدَيۡ رَحۡمَتِهِۦٓۗ
أَءِلَٰهٞ مَّعَ ٱللَّهِۚ تَعَٰلَى ٱللَّهُ عَمَّا يُشۡرِكُونَ ٦٣

**64.** Оној кој го започнува создавањето и кој го возобновува, и Оној кој ве снабдува и од небо и од земја... има ли друг бог освен Аллах? Кажи: "Донесете ваш доказ ако сте искрени!"

أَمَّن يَبۡدَؤُاْ ٱلۡخَلۡقَ ثُمَّ يُعِيدُهُۥ وَمَن يَرۡزُقُكُم مِّنَ ٱلسَّمَآءِ
وَٱلۡأَرۡضِۗ أَءِلَٰهٞ مَّعَ ٱللَّهِۚ قُلۡ هَاتُواْ بُرۡهَٰنَكُمۡ
إِن كُنتُمۡ صَٰدِقِينَ ٦٤

**65.** Кажи: "Тајната што е на небесата и на Земјата ја знае само Аллах. И не знаат кога ќе бидат оживеани.

قُل لَّا يَعۡلَمُ مَن فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ ٱلۡغَيۡبَ إِلَّا ٱللَّهُۚ
وَمَا يَشۡعُرُونَ أَيَّانَ يُبۡعَثُونَ ٦٥

**66.** Но, не! Знаењето нивно за Ахирет е никакво; оние се сомневаат во него; слепи се во однос на него."

بَلِ ٱدَّٰرَكَ عِلۡمُهُمۡ فِي ٱلۡأٓخِرَةِۚ بَلۡ هُمۡ
فِي شَكّٖ مِّنۡهَاۖ بَلۡ هُم مِّنۡهَا عَمُونَ ٦٦

**67.** И неверниците зборуваат: "Кога ќе станеме земја ќе бидеме ли ние и предците наши оживеани, навистина?"

وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓاْ أَءِذَا كُنَّا تُرَٰبٗا وَءَابَآؤُنَآ
أَئِنَّا لَمُخۡرَجُونَ ٦٧

**68.** Да, со ова нам ни се заканува како што им се закануваше и на предците наши порано: “Ова се само прикаски одамнешни!”

لَقَدْ وُعِدْنَا هَٰذَا نَحْنُ وَءَابَآؤُنَا مِن قَبْلُ إِنْ هَٰذَآ
إِلَّآ أَسَٰطِيرُ ٱلْأَوَّلِينَ ﴿٦٨﴾

**69.** Кажи: “Патувајте по земјата! Па, погледнете каква беше казната за силниците!”

قُلْ سِيرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ فَٱنظُرُوا۟ كَيْفَ كَانَ
عَٰقِبَةُ ٱلْمُجْرِمِينَ ﴿٦٩﴾

**70.** И не жалости се заради нив и нека не ти се стеснува во градите заради сплеткарењето нивно!

وَلَا تَحْزَنْ عَلَيْهِمْ وَلَا تَكُن
فِى ضَيْقٍ مِّمَّا يَمْكُرُونَ ﴿٧٠﴾

**71.** И зборуваат: “Кога ќе се оствари ветувањето ако сте искрени?”

وَيَقُولُونَ مَتَىٰ هَٰذَا ٱلْوَعْدُ إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ﴿٧١﴾

**72.** Кажи: “Можеби дел од она за што го забрзувате ќе ви дојде по стапалките ваши.”

قُلْ عَسَىٰٓ أَن يَكُونَ رَدِفَ لَكُم بَعْضُ ٱلَّذِى
تَسْتَعْجِلُونَ ﴿٧٢﴾

**73.** Господарот твој, навистина, е Поседник на добрината за луѓето, но мнозинството од нив не се заблагодаруваат.

وَإِنَّ رَبَّكَ لَذُو فَضْلٍ عَلَى ٱلنَّاسِ وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَهُمْ
لَا يَشْكُرُونَ ﴿٧٣﴾

**74.** Господарот твој, секако, го знае и она што го кријат градите нивни и она што го обелоденуваат.

وَإِنَّ رَبَّكَ لَيَعْلَمُ مَا تُكِنُّ صُدُورُهُمْ وَمَا يُعْلِنُونَ ﴿٧٤﴾

**75.** И никаква тајна нема ни на небесата ни на Земјата, а да не е внесена во Книгата јасна.

وَمَا مِنْ غَآئِبَةٍ فِى ٱلسَّمَآءِ وَٱلْأَرْضِ
إِلَّا فِى كِتَٰبٍ مُّبِينٍ ﴿٧٥﴾

**76.** Овој Кур’ан, навистина, им кажува на синовите Израилови

إِنَّ هَٰذَا ٱلْقُرْءَانَ يَقُصُّ عَلَىٰ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ

за она за што тие, токму, станаа деленици.

أَكْثَرَ ٱلَّذِي هُمْ فِيهِ يَخْتَلِفُونَ ٧٦

**77.** И Кур'анот, секако, е Патоказ и Милост за верниците.

وَإِنَّهُۥ لَهُدًى وَرَحْمَةٌ لِّلْمُؤْمِنِينَ ٧٧

**78.** Да, Господарот твој пресудува меѓу нив со судот Свој. Он е Силен и Зналец!

إِنَّ رَبَّكَ يَقْضِي بَيْنَهُم بِحُكْمِهِۦ ۚ
وَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْعَلِيمُ ٧٨

**79.** Па, потпри се врз Аллах! Ти си, навистина, врз вистината јасна!

فَتَوَكَّلْ عَلَى ٱللَّهِ ۖ إِنَّكَ عَلَى ٱلْحَقِّ ٱلْمُبِينِ ٧٩

**80.** Да, ти не можеш да бидеш сигурен во она што го слушаат умрените а ниту, пак, можеш да ги слушнеш молбите на немите кога ќе се свртат со плеќите.

إِنَّكَ لَا تُسْمِعُ ٱلْمَوْتَىٰ وَلَا تُسْمِعُ ٱلصُّمَّ ٱلدُّعَآءَ
إِذَا وَلَّوْا۟ مُدْبِرِينَ ٨٠

**81.** Не можеш, исто така, и слепите да ги упатиш од скршнувањата нивни. Ги слушаш само оние кои веруваат во знаменијата Наши, оние, Послушните!

وَمَآ أَنتَ بِهَٰدِى ٱلْعُمْىِ عَن ضَلَٰلَتِهِمْ ۖ إِن تُسْمِعُ
إِلَّا مَن يُؤْمِنُ بِـَٔايَٰتِنَا فَهُم مُّسْلِمُونَ ٨١

**82.** И кога говорот ќе се случи над нив Ние ќе ти извадиме од земјата животно кое ќе зборува дека луѓето, навистина, не беа уверени во знаменијата Наши.

۞ وَإِذَا وَقَعَ ٱلْقَوْلُ عَلَيْهِمْ أَخْرَجْنَا لَهُمْ دَآبَّةً
مِّنَ ٱلْأَرْضِ تُكَلِّمُهُمْ أَنَّ ٱلنَّاسَ كَانُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَا
لَا يُوقِنُونَ ٨٢

**83.** И Денот во кој Ние ќе збереме од секој народ дружина меѓу оние кои ги сметаа за лажни знаменијата Наши... па, ќе бидат победени.

وَيَوْمَ نَحْشُرُ مِن كُلِّ أُمَّةٍ فَوْجًا مِّمَّن يُكَذِّبُ
بِـَٔايَٰتِنَا فَهُمْ يُوزَعُونَ ٨٣

**84.** И штом таму ќе дојдат, Аллах ќе рече: “Ги сметавте ли за лажни знаменијата Мои без да ги согледате со знаење? Или: Што работевте?”

حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءُو قَالَ أَكَذَّبْتُم بِـَٔايَٰتِى
وَلَمْ تُحِيطُوا۟ بِهَا عِلْمًا أَمَّاذَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ٨٤

**85.** И заради зулумот нивни ќе се случи врз нив Говорот; не ќе можат ни да прозборат.

وَوَقَعَ ٱلْقَوْلُ عَلَيْهِم بِمَا ظَلَمُوا۟ فَهُمْ لَا يَنطِقُونَ ٨٥

**86.** Не гледаат ли дека Ние, навистина, ја определивме ноќта за да се одморат во неа, а Денот очигледен? Ете, во тоа, навистина, има знаменија за луѓето кои веруваат!

أَلَمْ يَرَوْا۟ أَنَّا جَعَلْنَا ٱلَّيْلَ لِيَسْكُنُوا۟ فِيهِ وَٱلنَّهَارَ
مُبْصِرًا ۚ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَـَٔايَٰتٍ لِّقَوْمٍ يُؤْمِنُونَ ٨٦

**87.** И Денот во кој ќе се дувне во Сурлата... Па, ќе се испреплашат и оние на небесата и оние на Земјата, освен оние кои Аллах сака. И сите ќе му дојадт, понизни!

وَيَوْمَ يُنفَخُ فِى ٱلصُّورِ فَفَزِعَ مَن فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَمَن فِى ٱلْأَرْضِ إِلَّا مَن شَآءَ ٱللَّهُ ۚ وَكُلٌّ أَتَوْهُ
دَٰخِرِينَ ٨٧

**88.** И ги гледаш планините, мислејќи дека се неподвижни. Тие се креваат како што се креваат и облаците. Создавањето е - од Аллах, кој ја усовршува секоја работа. Он, навистина, е Известен за она што го работите!

وَتَرَى ٱلْجِبَالَ تَحْسَبُهَا جَامِدَةً وَهِىَ تَمُرُّ مَرَّ ٱلسَّحَابِ ۚ
صُنْعَ ٱللَّهِ ٱلَّذِىٓ أَتْقَنَ كُلَّ شَىْءٍ ۚ
إِنَّهُۥ خَبِيرٌۢ بِمَا تَفْعَلُونَ ٨٨

**89.** Оној кој ќе дојде со добро ќе има нешто уште подобро. Онаквите на Денот тој ќе бидат поштедени од стравот.

مَن جَآءَ بِٱلْحَسَنَةِ فَلَهُۥ خَيْرٌ مِّنْهَا وَهُم مِّن فَزَعٍ
يَوْمَئِذٍ ءَامِنُونَ ٨٩

**90.** А оние кои ќе дојдат со зло... па, со лицата свои ќе бидат фрлеви во огнот: “Се казнувате за она што го работевте!”

وَمَن جَآءَ بِٱلسَّيِّئَةِ فَكُبَّتْ وُجُوهُهُمْ فِى ٱلنَّارِ هَلْ تُجْزَوْنَ إِلَّا مَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿٩٠﴾

**91.** Наредено ми е, навистина, да го обожавам Господарот на овој град кој Он го посвети. И сè што е - Негово е! Да, наредено ми е да бидам меѓу Послушните,

إِنَّمَآ أُمِرْتُ أَنْ أَعْبُدَ رَبَّ هَٰذِهِ ٱلْبَلْدَةِ ٱلَّذِى حَرَّمَهَا وَلَهُۥ كُلُّ شَىْءٍ ۖ وَأُمِرْتُ أَنْ أَكُونَ مِنَ ٱلْمُسْلِمِينَ ﴿٩١﴾

**92.** и да го кажувам Кур’анот. Па, оној кој по патот е упатен, е упатен, секако, за себеси, а оној кој во заблуда скршнал... па, кажи: “Еден сум, навистина, од опоменувачите.”

وَأَنْ أَتْلُوَا ٱلْقُرْءَانَ ۖ فَمَنِ ٱهْتَدَىٰ فَإِنَّمَا يَهْتَدِى لِنَفْسِهِۦ ۖ وَمَن ضَلَّ فَقُلْ إِنَّمَآ أَنَا۠ مِنَ ٱلْمُنذِرِينَ ﴿٩٢﴾

**93.** И кажи: “Благодарение на Аллах! Он ќе ви ги покаже знаменијата Свои...па, ќе ги препознаете. И Господарот твој не е рамнодушен кон она што го работите!”

وَقُلِ ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ سَيُرِيكُمْ ءَايَٰتِهِۦ فَتَعْرِفُونَهَا ۚ وَمَا رَبُّكَ بِغَٰفِلٍ عَمَّا تَعْمَلُونَ ﴿٩٣﴾

## *ЕЛ-КАСАС* (Кажувања) XXVIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.**Та, син, мим!

طسٓمٓ ﴿١﴾

**2.** Еве ајети од Книгата јасна.

تِلْكَ ءَايَٰتُ ٱلْكِتَٰبِ ٱلْمُبِينِ ﴿٢﴾

**3.** Ти кажуваме вистина од кажувањата за Муса и фараон-от, за луѓето кои веруваат.

نَتْلُوا۟ عَلَيْكَ مِن نَّبَإِ مُوسَىٰ وَفِرْعَوْنَ بِٱلْحَقِّ لِقَوْمٍ يُؤْمِنُونَ ﴿٣﴾

**4.** Фараонот, навистина, се воздигнуваше по земјата и жителите нејзини во дружини ги разединуваше, ослабнувајќи ги еднисодруги, колејќи ги синовите нивни и оставајќи ги во живот ќерките нивни. Тој, навистина, беше меѓу безредниците!

إِنَّ فِرْعَوْنَ عَلَا فِي ٱلْأَرْضِ وَجَعَلَ أَهْلَهَا شِيَعًا
يَسْتَضْعِفُ طَآئِفَةً مِّنْهُمْ يُذَبِّحُ أَبْنَآءَهُمْ
وَيَسْتَحْيِۦ نِسَآءَهُمْ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ مِنَ ٱلْمُفْسِدِينَ ﴿٤﴾

**5.** И Ние посакуваме да ги даруваме оние кои се угнетени на земјата; ги поставуваме за водачи и ги поставуваме за наследници,

وَنُرِيدُ أَن نَّمُنَّ عَلَى ٱلَّذِينَ ٱسْتُضْعِفُوا۟
فِى ٱلْأَرْضِ وَنَجْعَلَهُمْ أَئِمَّةً
وَنَجْعَلَهُمُ ٱلْوَٰرِثِينَ ﴿٥﴾

**6.** и ги зацврстуваме на земјата и правиме фараонот, Хаман и војските нивни да го здогледаат она од што тие, токму, стравуваат.

وَنُمَكِّنَ لَهُمْ فِى ٱلْأَرْضِ وَنُرِىَ فِرْعَوْنَ وَهَـٰمَـٰنَ
وَجُنُودَهُمَا مِنْهُم مَّا كَانُوا۟ يَحْذَرُونَ ﴿٦﴾

**7.** И ѝ вдахнавме на мајката на Муса: “Дој го! Па, кога ќе ти падне страв, фрли го во река, не стравувај и не тагувај! Ние, навистина, ќе ти го вратиме и ќе го одредиме за еден од пејгамберите!”

وَأَوْحَيْنَآ إِلَىٰٓ أُمِّ مُوسَىٰٓ أَنْ أَرْضِعِيهِ ۖ فَإِذَا خِفْتِ
عَلَيْهِ فَأَلْقِيهِ فِى ٱلْيَمِّ وَلَا تَخَافِى وَلَا تَحْزَنِىٓ ۖ
إِنَّا رَآدُّوهُ إِلَيْكِ وَجَاعِلُوهُ مِنَ ٱلْمُرْسَلِينَ ﴿٧﴾

**8.** И тогаш семејството на фараонот го зеде за да биде пријател нивни и грижа нивна. Фараонот и Хаман и војската нивна, навистина, беа грешници!

فَٱلْتَقَطَهُۥٓ ءَالُ فِرْعَوْنَ لِيَكُونَ لَهُمْ عَدُوًّا
وَحَزَنًا ۗ إِنَّ فِرْعَوْنَ وَهَـٰمَـٰنَ وَجُنُودَهُمَا
كَانُوا۟ خَـٰطِـِٔينَ ﴿٨﴾

**9.** И жената на фараонот рече: “Радост за моето око и за твоето око! Не убивај го. Можеби ќе ни биде од корист или, пак, да си го

وَقَالَتِ ٱمْرَأَتُ فِرْعَوْنَ قُرَّتُ عَيْنٍ لِّى وَلَكَ ۖ
لَا تَقْتُلُوهُ عَسَىٰٓ أَن يَنفَعَنَآ أَوْ نَتَّخِذَهُۥ وَلَدًا

посиниме.” И ништо, токму, не усетуваа!

وَهُمْ لَا يَشْعُرُونَ ٩

**10.** И срцето на мајката на Муса веднаш стана празно; таа само што тоа не го развидели. И Ние да не го зајакневме срцето нејзино таа, секако, ќе беше меѓу неверничките.

وَأَصْبَحَ فُؤَادُ أُمِّ مُوسَىٰ فَارِغًا ۖ إِن كَادَتْ
لَتُبْدِي بِهِ لَوْلَا أَن رَّبَطْنَا عَلَىٰ قَلْبِهَا
لِتَكُونَ مِنَ الْمُؤْمِنِينَ ١٠

**11.** И таа ѝ рече на сестрата негова: “Следи го!” И ете, така таа го здогледа од далечина. И ништо оние не усетуваа!

وَقَالَتْ لِأُخْتِهِ قُصِّيهِ ۖ فَبَصُرَتْ بِهِ عَن جُنُبٍ
وَهُمْ لَا يَشْعُرُونَ ١١

**12.** И од порано Ние му забранивме доилки. Таа, тогаш, рече: “Да ви ги покажам ли домаќините кои ќе се грижат за него, и кои ќе го советуваат?”

۞ وَحَرَّمْنَا عَلَيْهِ الْمَرَاضِعَ مِن قَبْلُ فَقَالَتْ
هَلْ أَدُلُّكُمْ عَلَىٰ أَهْلِ بَيْتٍ يَكْفُلُونَهُ لَكُمْ
وَهُمْ لَهُ نَاصِحُونَ ١٢

**13.** Па, го вративте кај мајка му за да се зарадува окото нејзино, да не тагува и да знае дека ветувањето Аллахово, навистина, е вистина, но, ете, мнозинството од нив не знаат!

فَرَدَدْنَاهُ إِلَىٰ أُمِّهِ كَيْ تَقَرَّ عَيْنُهَا وَلَا تَحْزَنَ
وَلِتَعْلَمَ أَنَّ وَعْدَ اللَّهِ حَقٌّ
وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ١٣

**14.** И бидејќи сјакна и стаса, Ние му дадовме и мудрост и знаење. И ете, така ги наградуваме добрачинителите!

وَلَمَّا بَلَغَ أَشُدَّهُ وَاسْتَوَىٰ آتَيْنَاهُ حُكْمًا وَعِلْمًا ۚ
وَكَذَٰلِكَ نَجْزِي الْمُحْسِنِينَ ١٤

**15.** И влезе во градот во време кога жителите негови не го запазија. Па, наиде на два човека кои се тепаа. Едниот беше од неговата пријателска а

وَدَخَلَ الْمَدِينَةَ عَلَىٰ حِينِ غَفْلَةٍ مِّنْ أَهْلِهَا فَوَجَدَ فِيهَا
رَجُلَيْنِ يَقْتَتِلَانِ هَٰذَا مِن شِيعَتِهِ وَهَٰذَا مِنْ عَدُوِّهِ ۖ
فَاسْتَغَاثَهُ الَّذِي مِن شِيعَتِهِ عَلَى الَّذِي مِنْ عَدُوِّهِ

другиот од неговата непријателска дружина. И го повика во помош оној од дружината негова против оној од дружнината непријателска. И Муса го удри со рака и го усмрти, и рече: “Ова е дело шејтанско. Шејтанот, навистина, е непријател и скршнувач во заблуда отворена!”

فَوَكَزَهُۥ مُوسَىٰ فَقَضَىٰ عَلَيْهِ قَالَ هَٰذَا
مِنْ عَمَلِ ٱلشَّيْطَٰنِ إِنَّهُۥ عَدُوٌّ مُّضِلٌّ مُّبِينٌ ﴿١٥﴾

**16.** Муса рече: “Господаре мој, направив зулум, навистина, за себеси... па, прости ми!” И Он му прости. Он, навистина, е Простувач и Сомилосен!

قَالَ رَبِّ إِنِّى ظَلَمْتُ نَفْسِى فَٱغْفِرْ لِى فَغَفَرَ لَهُۥٓ
إِنَّهُۥ هُوَ ٱلْغَفُورُ ٱلرَّحِيمُ ﴿١٦﴾

**17.** И рече: “Господаре мој, бидејќи ме опсипа со благодати, никогаш нема да бидам зад силниците!”

قَالَ رَبِّ بِمَآ أَنْعَمْتَ عَلَىَّ فَلَنْ أَكُونَ
ظَهِيرًا لِّلْمُجْرِمِينَ ﴿١٧﴾

**18.** И тој, тогаш, се најде во градот, плашејќи се и очекувајќи нешто; и ете го оној кој вчерадента бараше помош од него, довикувајќи го. Муса му рече: “Ти си, навистина, во заблуда јасна!”

فَأَصْبَحَ فِى ٱلْمَدِينَةِ خَآئِفًا يَتَرَقَّبُ فَإِذَا ٱلَّذِى
ٱسْتَنصَرَهُۥ بِٱلْأَمْسِ يَسْتَصْرِخُهُۥ قَالَ
لَهُۥ مُوسَىٰٓ إِنَّكَ لَغَوِىٌّ مُّبِينٌ ﴿١٨﴾

**19.** И бидејќи посака да го зграби оној што им беше и на двајцата непријател, рече: “О Муса, посакуваш ли да ме убиеш како оној што го уби вчера? Посакуваш, знам, да бидеш силник на земјава а не посакуваш да

فَلَمَّآ أَنْ أَرَادَ أَن يَبْطِشَ بِٱلَّذِى هُوَ عَدُوٌّ لَّهُمَا قَالَ
يَٰمُوسَىٰٓ أَتُرِيدُ أَن تَقْتُلَنِى كَمَا قَتَلْتَ نَفْسًۢا بِٱلْأَمْسِ
إِن تُرِيدُ إِلَّآ أَن تَكُونَ جَبَّارًا فِى ٱلْأَرْضِ وَمَا تُرِيدُ
أَن تَكُونَ مِنَ ٱلْمُصْلِحِينَ ﴿١٩﴾

бидеш меѓу оние кои ред поставуваат.”

**20.** И пристигна еден човек од преградието, брзајќи и рече: “О Муса, главешините, навистина, се договараат да те убијат. Ти советувам, тогаш, да се иселиш.”

وَجَآءَ رَجُلٞ مِّنۡ أَقۡصَا ٱلۡمَدِينَةِ يَسۡعَىٰ قَالَ يَٰمُوسَىٰٓ
إِنَّ ٱلۡمَلَأَ يَأۡتَمِرُونَ بِكَ لِيَقۡتُلُوكَ فَٱخۡرُجۡ
إِنِّي لَكَ مِنَ ٱلنَّٰصِحِينَ ٢٠

**21.** И Муса го напушти градот исплашен, очекувајќи да му се случи нешто. Рече: “Господару мој, избави ме од народот зулумќарски!”

فَخَرَجَ مِنۡهَا خَآئِفٗا يَتَرَقَّبُۖ قَالَ رَبِّ نَجِّنِي
مِنَ ٱلۡقَوۡمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ٢١

**22.** И бидејќи се упати во пресрет на Медјен, рече: “Господарот мој, можеби, ќе ме упати по патот вистински.”

وَلَمَّا تَوَجَّهَ تِلۡقَآءَ مَدۡيَنَ قَالَ عَسَىٰ رَبِّيٓ
أَن يَهۡدِيَنِي سَوَآءَ ٱلسَّبِيلِ ٢٢

**23.** И бидејќи стигна до водата на Медјен, тука најде една дружина на луѓе кои го напојуваа добитокот и виде две девојки настрана кои ги држеа животните свои. И рече: “Каква тешкотија имате вие двете?” Рекоа: “Нема да го напоиме добитокот додека не одат овчарите. А бабо ни е стар човек.”

وَلَمَّا وَرَدَ مَآءَ مَدۡيَنَ وَجَدَ عَلَيۡهِ أُمَّةٗ
مِّنَ ٱلنَّاسِ يَسۡقُونَ وَوَجَدَ مِن دُونِهِمُ
ٱمۡرَأَتَيۡنِ تَذُودَانِۖ قَالَ مَا خَطۡبُكُمَاۖ قَالَتَا لَا نَسۡقِي
حَتَّىٰ يُصۡدِرَ ٱلرِّعَآءُۖ وَأَبُونَا شَيۡخٞ كَبِيرٞ ٢٣

**24.** И тогаш го напои добитокот свој а потоа се скри во сенка и рече: “Господаре мој, јас сум, навистина, сиромав за какво било добро да ми дадеш!”

فَسَقَىٰ لَهُمَا ثُمَّ تَوَلَّىٰٓ إِلَى ٱلظِّلِّ فَقَالَ
رَبِّ إِنِّي لِمَآ أَنزَلۡتَ إِلَيَّ مِنۡ خَيۡرٖ فَقِيرٞ ٢٤

**25.** И тогаш едната од нив му се приближи и, срамејќи се, рече: “Те вика бабо за да те награди, бидејќи го напои добитокот наш. И кога дојде кај него и кога му ги кажа кажувањата, рече: “Не плаши се, се спаси од народот зулумќарски!”

فَجَآءَتۡهُ إِحۡدَىٰهُمَا تَمۡشِي عَلَى ٱسۡتِحۡيَآءٖ قَالَتۡ
إِنَّ أَبِي يَدۡعُوكَ لِيَجۡزِيَكَ أَجۡرَ مَا سَقَيۡتَ
لَنَاۚ فَلَمَّا جَآءَهُۥ وَقَصَّ عَلَيۡهِ ٱلۡقَصَصَ قَالَ
لَا تَخَفۡۖ نَجَوۡتَ مِنَ ٱلۡقَوۡمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ٢٥

**26.** Едната од нив рече:“О бабо, изнајми го. Најдобро е, навистина, да изнајмиш јак и доверлив!”

قَالَتۡ إِحۡدَىٰهُمَا يَٰٓأَبَتِ ٱسۡتَـٔۡجِرۡهُۖ إِنَّ خَيۡرَ
مَنِ ٱسۡتَـٔۡجَرۡتَ ٱلۡقَوِيُّ ٱلۡأَمِينُ ٢٦

**27.** Тој рече: “Сакам да те венчам со едната од двете ќерки мои. Треба да работиш кај мене осум години, па ако ги наполниш десет, а тоа од тебе зависи, а не сакаш да те присилам на тоа, ќе видиш дека сум, иншаллах, меѓу добрите.”

قَالَ إِنِّيٓ أُرِيدُ أَنۡ أُنكِحَكَ إِحۡدَى ٱبۡنَتَيَّ هَٰتَيۡنِ
عَلَىٰٓ أَن تَأۡجُرَنِي ثَمَٰنِيَ حِجَجٖۖ فَإِنۡ أَتۡمَمۡتَ
عَشۡرٗا فَمِنۡ عِندِكَۖ وَمَآ أُرِيدُ أَنۡ أَشُقَّ
عَلَيۡكَۚ سَتَجِدُنِيٓ إِن شَآءَ ٱللَّهُ
مِنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ٢٧

**28.** Муса рече: “Ете, тоа е меѓу мене и меѓу вас. И кој било рок да го исполнам, ништо нема да направам против мене. А за ова што го зборуваме Аллах е Закрилник.”

قَالَ ذَٰلِكَ بَيۡنِي وَبَيۡنَكَۖ أَيَّمَا ٱلۡأَجَلَيۡنِ
قَضَيۡتُ فَلَا عُدۡوَٰنَ عَلَيَّۖ وَٱللَّهُ عَلَىٰ مَا نَقُولُ
وَكِيلٞ ٢٨

**29.** И бидејќи Муса се сложи за рокот, тргна со семејството свое, здогледа оган на едната страна од брдото Тур, и му рече на семејството свое: “Застанете, здогледав оган; можеби ќе ви дојдам од него со вест некаква или со зажарено дрво за да се стоплите.”

۞ فَلَمَّا قَضَىٰ مُوسَى ٱلۡأَجَلَ وَسَارَ بِأَهۡلِهِۦٓ ءَانَسَ
مِن جَانِبِ ٱلطُّورِ نَارٗاۖ قَالَ لِأَهۡلِهِ ٱمۡكُثُوٓاْ
إِنِّيٓ ءَانَسۡتُ نَارٗا لَّعَلِّيٓ ءَاتِيكُم مِّنۡهَا بِخَبَرٍ
أَوۡ جَذۡوَةٖ مِّنَ ٱلنَّارِ لَعَلَّكُمۡ تَصۡطَلُونَ ٢٩

**30.** И бидејќи се приближи до огнот, некој го повика од десната страна на долината, од крајот благословен, од стебло: “О Муса, Јас сум, навистина, Аллах, Господарот на световиоте!”

فَلَمَّآ أَتَىٰهَا نُودِىَ مِن شَٰطِئِ ٱلْوَادِ ٱلْأَيْمَنِ
فِى ٱلْبُقْعَةِ ٱلْمُبَٰرَكَةِ مِنَ ٱلشَّجَرَةِ أَن يَٰمُوسَىٰٓ
إِنِّىٓ أَنَا ٱللَّهُ رَبُّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٣٠﴾

**31.** И фрли го стапот твој. И бидејќи виде како лази како лукава змија, ги сврте плеќите и не се врати. -“О Муса, приближи се и не плаши се. Ти си, навистина, меѓу безбедните!

وَأَنْ أَلْقِ عَصَاكَ فَلَمَّا رَءَاهَا تَهْتَزُّ كَأَنَّهَا
جَآنٌّ وَلَّىٰ مُدْبِرًا وَلَمْ يُعَقِّبْ يَٰمُوسَىٰٓ أَقْبِلْ
وَلَا تَخَفْ إِنَّكَ مِنَ ٱلْءَامِنِينَ ﴿٣١﴾

**32.** Стави ја раката твоја во џебот твој: и, ете, ќе стане бела, без зло, и собери ги пазувите од страв. Ете, два доказа за фараонот и големците негови. Тие се, навистина, народ расипнички.”

ٱسْلُكْ يَدَكَ فِى جَيْبِكَ تَخْرُجْ بَيْضَآءَ مِنْ غَيْرِ سُوٓءٍ
وَٱضْمُمْ إِلَيْكَ جَنَاحَكَ مِنَ ٱلرَّهْبِ فَذَٰنِكَ
بُرْهَٰنَانِ مِن رَّبِّكَ إِلَىٰ فِرْعَوْنَ وَمَلَإِي۟هِۦٓ
إِنَّهُمْ كَانُوا۟ قَوْمًا فَٰسِقِينَ ﴿٣٢﴾

**33.** Муса рече: “Господаре мој, јас, навистина, убив еден од нив, и се плашам да не ме убијат.

قَالَ رَبِّ إِنِّى قَتَلْتُ مِنْهُمْ نَفْسًا فَأَخَافُ
أَن يَقْتُلُونِ ﴿٣٣﴾

**34.** И брат ми Харун појасно зборува... па, испрати го со мене да ми помогне, да го потврди она што јас го зборувам: се плашам, секако, да не ме сметаат за лашко.”

وَأَخِى هَٰرُونُ هُوَ أَفْصَحُ مِنِّى لِسَانًا فَأَرْسِلْهُ
مَعِىَ رِدْءًا يُصَدِّقُنِىٓ إِنِّىٓ أَخَافُ أَن يُكَذِّبُونِ ﴿٣٤﴾

**35.** Аллах рече: “Ќе ја зајакнеме твојата рака со брат ти и на двајцата ќе ви дадеме власт, и не ќе можат да ви се приближат. Вие сте оние што ќе ве следат -

قَالَ سَنَشُدُّ عَضُدَكَ بِأَخِيكَ وَنَجْعَلُ لَكُمَا
سُلْطَٰنًا فَلَا يَصِلُونَ إِلَيْكُمَا بِـَٔايَٰتِنَآ
أَنتُمَا وَمَنِ ٱتَّبَعَكُمَا ٱلْغَٰلِبُونَ ﴿٣٥﴾

со знаменијата Наши - и победници сте.

**36.** И бидејќи Муса им дојде со знаменијата Наши, јасни, рекоа: “Ова е само смислено волшебништво. Вакво нешто не сме чуле од предците наши одамнешни!”

فَلَمَّا جَآءَهُم مُّوسَىٰ بِـَٔايَٰتِنَا بَيِّنَٰتٖ قَالُواْ
مَا هَٰذَآ إِلَّا سِحۡرٞ مُّفۡتَرٗى وَمَا سَمِعۡنَا بِهَٰذَا
فِيٓ ءَابَآئِنَا ٱلۡأَوَّلِينَ ٣٦

**37.** И Муса рече: “Господарот мој најдобро го знае оној кој ќе дојде со Патоказ од Него, и кои ќе победат во светот. Зулумќарите, навистина, не ќе успеат!”

وَقَالَ مُوسَىٰ رَبِّيٓ أَعۡلَمُ بِمَن جَآءَ بِٱلۡهُدَىٰ
مِنۡ عِندِهِۦ وَمَن تَكُونُ لَهُۥ عَٰقِبَةُ ٱلدَّارِۖ
إِنَّهُۥ لَا يُفۡلِحُ ٱلظَّٰلِمُونَ ٣٧

38. И фараонот рече: “О големци, не знам дека имате друг бог освен мене. Запали го огнот за глина, о Хамане, а потоа ѕoидај за мене една кула за да се вишнам кон богот на Муса, бидејќи мислам дека тој е меѓу лашковците!”

وَقَالَ فِرۡعَوۡنُ يَٰٓأَيُّهَا ٱلۡمَلَأُ مَا عَلِمۡتُ لَكُم
مِّنۡ إِلَٰهٍ غَيۡرِي فَأَوۡقِدۡ لِي يَٰهَٰمَٰنُ عَلَى ٱلطِّينِ
فَٱجۡعَل لِّي صَرۡحٗا لَّعَلِّيٓ أَطَّلِعُ إِلَىٰٓ إِلَٰهِ
مُوسَىٰ وَإِنِّي لَأَظُنُّهُۥ مِنَ ٱلۡكَٰذِبِينَ ٣٨

**39.** Се изнаду фараонот и војската негова по земјата, бесправно! И навистина мислеа дека нема да ни се вратат!

وَٱسۡتَكۡبَرَ هُوَ وَجُنُودُهُۥ فِي ٱلۡأَرۡضِ بِغَيۡرِ ٱلۡحَقِّ
وَظَنُّوٓاْ أَنَّهُمۡ إِلَيۡنَا لَا يُرۡجَعُونَ ٣٩

**40.** И тогаш Ние ги пофаќавме фараонот и војската негова и ги фрливме в море. Та, погледни каква беше казната за зулумќарите!

فَأَخَذۡنَٰهُ وَجُنُودَهُۥ فَنَبَذۡنَٰهُمۡ فِي ٱلۡيَمِّۖ
فَٱنظُرۡ كَيۡفَ كَانَ
عَٰقِبَةُ ٱلظَّٰلِمِينَ ٤٠

**41.** И Ние ги определивме да бидат водачи за повикување кон

وَجَعَلۡنَٰهُمۡ أَئِمَّةٗ يَدۡعُونَ إِلَى ٱلنَّارِۖ

огнот. А на Денот суден не ќе им се помогне.

وَيَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ لَا يُنصَرُونَ ﴿٤١﴾

**42.** И проклетството Наше ги следеше на овој свет, а на Денот суден ќе бидат меѓу посрамените.

وَأَتۡبَعۡنَٰهُمۡ فِي هَٰذِهِ ٱلدُّنۡيَا لَعۡنَةٗۖ
وَيَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ هُم مِّنَ ٱلۡمَقۡبُوحِينَ ﴿٤٢﴾

**43.** И на Муса, секако, Ние Книга му дадовме по уништувањето на поколенијата одамнешни - светлина за луѓето, и Патоказ и Милост за да се сеќаваат.

وَلَقَدۡ ءَاتَيۡنَا مُوسَى ٱلۡكِتَٰبَ مِنۢ بَعۡدِ
مَآ أَهۡلَكۡنَا ٱلۡقُرُونَ ٱلۡأُولَىٰ بَصَآئِرَ لِلنَّاسِ
وَهُدٗى وَرَحۡمَةٗ لَّعَلَّهُمۡ يَتَذَكَّرُونَ ﴿٤٣﴾

**44.** И не беше на западната страна кога на Муса Ние му спуштивме наредба, а не беше ни меѓу сведоците.

وَمَا كُنتَ بِجَانِبِ ٱلۡغَرۡبِيِّ إِذۡ قَضَيۡنَآ إِلَىٰ مُوسَى
ٱلۡأَمۡرَ وَمَا كُنتَ مِنَ ٱلشَّٰهِدِينَ ﴿٤٤﴾

**45.** Но, поколенија многу Ние подигнавме и животот им го продолживме. И ти повеќе не беше присутен меѓу жителите на Медјен да им ги кажуваш ајетите Наши: ајети се она што го испраќаме.

وَلَٰكِنَّآ أَنشَأۡنَا قُرُونٗا فَتَطَاوَلَ عَلَيۡهِمُ ٱلۡعُمُرُۚ
وَمَا كُنتَ ثَاوِيٗا فِيٓ أَهۡلِ مَدۡيَنَ تَتۡلُواْ
عَلَيۡهِمۡ ءَايَٰتِنَا وَلَٰكِنَّا كُنَّا مُرۡسِلِينَ ﴿٤٥﴾

**46.** И не беше покрај Тур кога Ние го повикавме. Но, еве, милост од Господарот твој за да го опомениш народот на кој не му беше дојден опоменувач пред тебе за да се сеќаваат.

وَمَا كُنتَ بِجَانِبِ ٱلطُّورِ إِذۡ نَادَيۡنَا وَلَٰكِن رَّحۡمَةٗ
مِّن رَّبِّكَ لِتُنذِرَ قَوۡمٗا مَّآ أَتَىٰهُم مِّن نَّذِيرٖ
مِّن قَبۡلِكَ لَعَلَّهُمۡ يَتَذَكَّرُونَ ﴿٤٦﴾

**47.** И да не речат - штом ќе ги снајде казната за она за што го направија рацете нивни -

وَلَوۡلَآ أَن تُصِيبَهُم مُّصِيبَةُۢ بِمَا قَدَّمَتۡ أَيۡدِيهِمۡ
فَيَقُولُواْ رَبَّنَا لَوۡلَآ أَرۡسَلۡتَ إِلَيۡنَا رَسُولٗا فَنَتَّبِعَ

“Господаре наш, зошто не ни испрати пејгамбери? Па, ќе ги следевме ајетите твои и ќе бевме меѓу верниците!”

ءَايَٰتِكَ وَنَكُونَ مِنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿٤٧﴾

**48.** И бидејќи им дојде вистината од Нас, рекоа: “Зошто не му е дадено нешто слично на она што му е дадено на Муса? Оние не го порекнуваа она што му е дадено на Муса од порано.” Рекоа: “Две волшебништва кои едносодруго се поддржуваат. “ Зборуваат: “Ние не веруваме во сето тоа!”

فَلَمَّا جَآءَهُمُ ٱلْحَقُّ مِنْ عِندِنَا قَالُوا۟ لَوْلَآ أُوتِىَ
مِثْلَ مَآ أُوتِىَ مُوسَىٰٓ ۚ أَوَلَمْ يَكْفُرُوا۟ بِمَآ أُوتِىَ
مُوسَىٰ مِن قَبْلُ ۖ قَالُوا۟ سِحْرَانِ تَظَٰهَرَا
وَقَالُوٓا۟ إِنَّا بِكُلٍّ كَٰفِرُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** Кажи: “Донесете, тогаш, од страна на Аллах Книга која подобро ќе упатува од Теврат и Кур' ан. Би ја следел само ако сте искрени.”

قُلْ فَأْتُوا۟ بِكِتَٰبٍ مِّنْ عِندِ ٱللَّهِ هُوَ أَهْدَىٰ مِنْهُمَآ
أَتَّبِعْهُ إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ﴿٤٩﴾

**50.** Па, ако не ти се оѕвијат, тогаш, знај дека, навистина, оние ги следат страстите свои. А кој повеќе скршнал во заблуда од оној кој ја следи страста своја, кој е без Патоказ од Аллах? А Аллах, навистина, не го упатува народот зулумќарски!

فَإِن لَّمْ يَسْتَجِيبُوا۟ لَكَ فَٱعْلَمْ أَنَّمَا يَتَّبِعُونَ
أَهْوَآءَهُمْ ۚ وَمَنْ أَضَلُّ مِمَّنِ ٱتَّبَعَ هَوَىٰهُ بِغَيْرِ
هُدًى مِّنَ ٱللَّهِ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَهْدِى
ٱلْقَوْمَ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٥٠﴾

**51.** И Ние, навистина, им испраќавме говор постапно за да се сеќаваат.

۞ وَلَقَدْ وَصَّلْنَا لَهُمُ ٱلْقَوْلَ لَعَلَّهُمْ يَتَذَكَّرُونَ ﴿٥١﴾

**52.** Оние на кои им е дадена Книгата пред Кур’анот, токму, веруваат во него.

ٱلَّذِينَ ءَاتَيْنَٰهُمُ ٱلْكِتَٰبَ مِن قَبْلِهِۦ
هُم بِهِۦ يُؤْمِنُونَ ﴿٥٢﴾

**53.** И кога им се кажува, зборуваат: “Верувавме во него. Тоа, секако, е вистина од Господарот ваш. Ние и пред него бевме Послушни.”

وَإِذَا يُتْلَىٰ عَلَيْهِمْ قَالُوٓا۟ ءَامَنَّا بِهِۦٓ إِنَّهُ ٱلْحَقُّ مِن رَّبِّنَآ
إِنَّا كُنَّا مِن قَبْلِهِۦ مُسْلِمِينَ ٥٣

**54.** Ќе ја добијат двојната награда своја: беа трпеливи, за злото возвраќаа со добро и делеа од ‘рскот што Ние им го дадовме.

أُو۟لَـٰٓئِكَ يُؤْتَوْنَ أَجْرَهُم مَّرَّتَيْنِ بِمَا صَبَرُوا۟ وَيَدْرَءُونَ
بِٱلْحَسَنَةِ ٱلسَّيِّئَةَ وَمِمَّا رَزَقْنَـٰهُمْ يُنفِقُونَ ٥٤

**55.** А кога, пак, ќе слушнат бесмислица, рамнодушни се кон неа, и велат: “Нам делата наши а вам делата ваши. Селамун алејкум! Не ни требаат незнајковците!”

وَإِذَا سَمِعُوا۟ ٱللَّغْوَ أَعْرَضُوا۟ عَنْهُ وَقَالُوا۟ لَنَآ
أَعْمَـٰلُنَا وَلَكُمْ أَعْمَـٰلُكُمْ سَلَـٰمٌ عَلَيْكُمْ
لَا نَبْتَغِى ٱلْجَـٰهِلِينَ ٥٥

**56.** Ти, навистина, не го упатуваш оној кого сакаш, туку Аллах упатува кого сака. Он најдобро ги знае упатените!

إِنَّكَ لَا تَهْدِى مَنْ أَحْبَبْتَ وَلَـٰكِنَّ ٱللَّهَ يَهْدِى
مَن يَشَآءُ ۚ وَهُوَ أَعْلَمُ بِٱلْمُهْتَدِينَ ٥٦

**57.** И зборуваат: “Ако го следиме со тебе Патоказот ќе бидеме истерани од земјава наша.” - Нели ги населивме во земјата света, безбедна, од која никнат плодови од сè, како ‘рск Наш? Но, мнозинството од нив не знаат!

وَقَالُوٓا۟ إِن نَّتَّبِعِ ٱلْهُدَىٰ مَعَكَ نُتَخَطَّفْ مِنْ أَرْضِنَآ ۚ
أَوَلَمْ نُمَكِّن لَّهُمْ حَرَمًا ءَامِنًا يُجْبَىٰٓ إِلَيْهِ
ثَمَرَٰتُ كُلِّ شَىْءٍ رِّزْقًا مِّن لَّدُنَّا وَلَـٰكِنَّ
أَكْثَرَهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ٥٧

**58.** И колку градови Ние уништивме со растурен начин на живеење! Па, ете ги живеалиштата нивни во кои, по нив, живеат само малкумина. Ние, токму, ги наследивме!

وَكَمْ أَهْلَكْنَا مِن قَرْيَةٍۭ بَطِرَتْ مَعِيشَتَهَا ۖ
فَتِلْكَ مَسَـٰكِنُهُمْ لَمْ تُسْكَن مِّنۢ بَعْدِهِمْ
إِلَّا قَلِيلًا ۖ وَكُنَّا نَحْنُ ٱلْوَٰرِثِينَ ٥٨

**59.** Господарот твој не ги уништува градовите додека на народите нивни не им испрати пејгамбер којшто ќе им ги кажува ајетите Наши. И Ние не ги уништивме градовите а жителите нивни да не беа зулумќари!

وما كان ربك مهلك القرى حتى يبعث في أمها
رسولا يتلوا عليهم ءايتنا وما كنا مهلكي
القرى إلا وأهلها ظالمون ٥٩

**60.** И сѐ што ви е дадено е само уживање во животот на овој свет, и украс е негов. А она што е кај Аллах е - подобро и потрајно. Нема ли да се вразумите?

وما أوتيتم من شيء فمتاع الحيوة الدنيا وزينتها
وما عند الله خير وأبقى أفلا تعقلون ٦٠

**61.** Оној кому ветивме ветување убаво еднаков ли е на оној кому му дадовме да ужива во животот на овој свет? А овој на Денот суден ќе биде меѓу предводниците во Џехеннемот.

أفمن وعدنه وعدا حسنا فهو لقيه
كمن متعنه متاع الحيوة الدنيا ثم هو يوم القيمة
من المحضرين ٦١

**62.** На Денот во кој Он ќе ги повика, па ќе рече: "Кој ви се здружениците Мои кои вие ги замислувавте?"

ويوم يناديهم فيقول أين شركاءي الذين
كنتم تزعمون ٦٢

**63.** Оние врз кои ќе се овистини зборот ќе речат:"Господаре наш, еве ги оние кои ги скршнавме: ги скршнавме токму онака како што нѐ скршнаа. Од нив се откажуваме пред Тебе. Не нѐ обожаваа!"

قال الذين حق عليهم القول ربنا هؤلاء
الذين أغوينا أغوينهم كما غوينا تبرأنا إليك
ما كانوا إيانا يعبدون ٦٣

**64.** Ќе им се рече: "Повикајте ги божествата ваши." Ќе ги повикаат, но нема да им се оѕвијат. И ќе ја здогледаат

وقيل ادعوا شركاءكم فدعوهم فلم يستجيبوا
لهم ورأوا العذاب لو أنهم كانوا يهتدون ٦٤

казната. Е, да беа меѓу упатените!

65. А на Денот во кој ќе ги повика, ќе рече: "Што им одговоривте на пејгамберите?"

وَيَوْمَ يُنَادِيهِمْ فَيَقُولُ مَاذَآ أَجَبْتُمُ ٱلْمُرْسَلِينَ ﴿٦٥﴾

66. На Денот тој, вестите за нив не ќе се слушаат; ниту ќе поставуваат прашања еднинадруги.

فَعَمِيَتْ عَلَيْهِمُ ٱلْأَنۢبَآءُ يَوْمَئِذٍ فَهُمْ لَا يَتَسَآءَلُونَ ﴿٦٦﴾

67. Па, оној кој се кае, кој верува, кој работи добро...можеби ќе биде меѓу спасените.

فَأَمَّا مَن تَابَ وَءَامَنَ وَعَمِلَ صَٰلِحًا فَعَسَىٰٓ أَن يَكُونَ مِنَ ٱلْمُفْلِحِينَ ﴿٦٧﴾

68. И Господарот твој создава што сака и избира што сака. Оние немаат избор. Славен е Аллах и Возвишен, над она што Му го здружуваат.

وَرَبُّكَ يَخْلُقُ مَا يَشَآءُ وَيَخْتَارُ ۗ مَا كَانَ لَهُمُ ٱلْخِيَرَةُ ۚ سُبْحَٰنَ ٱللَّهِ وَتَعَٰلَىٰ عَمَّا يُشْرِكُونَ ﴿٦٨﴾

69. Господарот твој го знае и она што го кријат градите нивни и она што го обелоденуваат.

وَرَبُّكَ يَعْلَمُ مَا تُكِنُّ صُدُورُهُمْ وَمَا يُعْلِنُونَ ﴿٦٩﴾

70. Он е Аллах! Нема друг бог освен Него. Благодарноста е - само Негова! И на овој свет и на Ахирет. Пресудата, исто така, е - само Негова. И Нему ќе Му се вратите!

وَهُوَ ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ۖ لَهُ ٱلْحَمْدُ فِى ٱلْأُولَىٰ وَٱلْءَاخِرَةِ ۖ وَلَهُ ٱلْحُكْمُ وَإِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ﴿٧٠﴾

71. Кажи: "Кажете ми - ако Аллах реши ноќта да потрае до Денот суден - кој друг бог освен Аллах ќе ви даде светлина. Не слушате ли?"

قُلْ أَرَءَيْتُمْ إِن جَعَلَ ٱللَّهُ عَلَيْكُمُ ٱلَّيْلَ سَرْمَدًا إِلَىٰ يَوْمِ ٱلْقِيَٰمَةِ مَنْ إِلَٰهٌ غَيْرُ ٱللَّهِ يَأْتِيكُم بِضِيَآءٍ ۖ أَفَلَا تَسْمَعُونَ ﴿٧١﴾

**72.** Кажи: “Не гледате ли дека - ако Аллах реши денот да потрае до Денот суден - кој друг бог освен Аллах ќе ви овозможи да се одморите во ноќта? Не гледате ли?”

قُلْ أَرَءَيْتُمْ إِن جَعَلَ ٱللَّهُ عَلَيْكُمُ ٱلنَّهَارَ
سَرْمَدًا إِلَىٰ يَوْمِ ٱلْقِيَٰمَةِ مَنْ إِلَٰهٌ غَيْرُ ٱللَّهِ
يَأْتِيكُم بِلَيْلٍ تَسْكُنُونَ
فِيهِ ۖ أَفَلَا تُبْصِرُونَ ﴿٧٢﴾

**73.** И од милоста Своја! Он ви ги определи и денот и ноќта за да се смирете во нив, и за да ја посакувате добрината Негова, и за да бидете благодарни.

وَمِن رَّحْمَتِهِۦ جَعَلَ لَكُمُ ٱلَّيْلَ وَٱلنَّهَارَ لِتَسْكُنُوا۟
فِيهِ وَلِتَبْتَغُوا۟ مِن فَضْلِهِۦ وَلَعَلَّكُمْ تَشْكُرُونَ ﴿٧٣﴾

**74.** И Денот во кој Он ќе ги повика...Потоа ќе им рече: “Каде се здружениците Мои кои вие ги замислувавте?”

وَيَوْمَ يُنَادِيهِمْ فَيَقُولُ أَيْنَ شُرَكَآءِىَ
ٱلَّذِينَ كُنتُمْ تَزْعُمُونَ ﴿٧٤﴾

**75.** И од секој народ Ние ќе извадиме по еден сведок, па ќе им речеме:“Донесете ги доказите ваши!” Ќе узнаат дека вистината е - Аллахова, и далеку од нив ќе се оддалечат оние што ги измислуваа.

وَنَزَعْنَا مِن كُلِّ أُمَّةٍ شَهِيدًا فَقُلْنَا
هَاتُوا۟ بُرْهَٰنَكُمْ فَعَلِمُوٓا۟ أَنَّ ٱلْحَقَّ لِلَّهِ
وَضَلَّ عَنْهُم مَّا كَانُوا۟ يَفْتَرُونَ ﴿٧٥﴾

**76.** Карун, навистина, беше од народот на Муса, а потоа, веднаш, им направи насилство. И Ние му дадовме ризници на богатство чии клучеви не може да ги подигне ни цврста дружина на луѓе. И кога му рече народот негов:“Не дуј се. Аллах, навистина, не ги љуби оние кои се дујат!”

۞ إِنَّ قَٰرُونَ كَانَ مِن قَوْمِ مُوسَىٰ فَبَغَىٰ
عَلَيْهِمْ ۖ وَءَاتَيْنَٰهُ مِنَ ٱلْكُنُوزِ مَآ إِنَّ مَفَاتِحَهُۥ لَتَنُوٓأُ
بِٱلْعُصْبَةِ أُو۟لِى ٱلْقُوَّةِ إِذْ قَالَ لَهُۥ قَوْمُهُۥ لَا تَفْرَحْ ۖ
إِنَّ ٱللَّهَ لَا يُحِبُّ ٱلْفَرِحِينَ ﴿٧٦﴾

**77.** И посакувај го она што Аллах ќе ти го даде во Куќата

وَٱبْتَغِ فِيمَآ ءَاتَىٰكَ ٱللَّهُ ٱلدَّارَ ٱلْءَاخِرَةَ ۖ

ахиретска. Но, не заборавај го и уделот твој и на овој свет. И биди добар како што Аллах е добар кон тебе. И не посакувај безредие на земјава! Аллах, навистина, не ги љуби безредниците!

وَلَا تَنسَ نَصِيبَكَ مِنَ ٱلدُّنْيَا وَأَحْسِن
كَمَآ أَحْسَنَ ٱللَّهُ إِلَيْكَ وَلَا تَبْغِ ٱلْفَسَادَ
فِى ٱلْأَرْضِ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يُحِبُّ ٱلْمُفْسِدِينَ ٧٧

**78.** Карун рече: “ Да, дадениот ми имот го стекнав со мое знаење.” - Не знаеше ли дека Аллах, навистина, уништи пред него поколенија многу, кои беа појаки од него, и кои збираа и повеќе. А силниците не ќе бидат ни прашувани за гревовите свои.

قَالَ إِنَّمَآ أُوتِيتُهُۥ عَلَىٰ عِلْمٍ عِندِىٓ أَوَلَمْ يَعْلَمْ أَنَّ ٱللَّهَ
قَدْ أَهْلَكَ مِن قَبْلِهِۦ مِنَ ٱلْقُرُونِ مَنْ هُوَ أَشَدُّ مِنْهُ
قُوَّةً وَأَكْثَرُ جَمْعًا وَلَا يُسْـَٔلُ عَن ذُنُوبِهِمُ
ٱلْمُجْرِمُونَ ٧٨

**79.** И излезе тој меѓу народот свој, со сиот украс свој. Оние, кои го посакуваа животот на овој свет, рекоа: “Е, кога би имале нешто слично на она што му е дадено на Карун! Он, навистина, има среќа голема!”

فَخَرَجَ عَلَىٰ قَوْمِهِۦ فِى زِينَتِهِۦ قَالَ ٱلَّذِينَ يُرِيدُونَ
ٱلْحَيَوٰةَ ٱلدُّنْيَا يَٰلَيْتَ لَنَا مِثْلَ مَآ أُوتِىَ قَٰرُونُ
إِنَّهُۥ لَذُو حَظٍّ عَظِيمٍ ٧٩

**80.** Оние со даденото им знаење, зборуваа: “Тешко вам! Наградата Аллахова е подобра, секако, за оној кој верува и кој работи добро.” - Ќе ја постигнат само трпеливите!

وَقَالَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْعِلْمَ وَيْلَكُمْ ثَوَابُ ٱللَّهِ
خَيْرٌ لِّمَنْ ءَامَنَ وَعَمِلَ صَٰلِحًا
وَلَا يُلَقَّىٰهَآ إِلَّا ٱلصَّٰبِرُونَ ٨٠

**81.** И Ние, тогаш, ги згмечивме него и куќата негова в земја. Никаква дружина, освен Аллах, не можеше да му помогне, и немаше никој кој ќе го поддржи.

فَخَسَفْنَا بِهِۦ وَبِدَارِهِ ٱلْأَرْضَ فَمَا كَانَ
لَهُۥ مِن فِئَةٍ يَنصُرُونَهُۥ مِن دُونِ ٱللَّهِ
وَمَا كَانَ مِنَ ٱلْمُنتَصِرِينَ ٨١

**82.** А оние кои посакуваа вчерадента да бидат на местото

وَأَصْبَحَ ٱلَّذِينَ تَمَنَّوْا۟ مَكَانَهُۥ بِٱلْأَمْسِ يَقُولُونَ

негово, зборуваа: “Извесно е дека Аллах дава ‘рск кому сака од робовите Свои. Он, исто така, определува. Да нѐ одликуваше Аллах со тоа ќе бевме и ние згмечени во земјата.” И сигурно е дека неверниците не ќе успеат.

وَيْكَأَنَّ ٱللَّهَ يَبْسُطُ ٱلرِّزْقَ لِمَن يَشَآءُ
مِنْ عِبَادِهِۦ وَيَقْدِرُ ۖ لَوْلَآ أَن مَّنَّ ٱللَّهُ عَلَيْنَا
لَخَسَفَ بِنَا ۖ وَيْكَأَنَّهُۥ لَا يُفْلِحُ ٱلْكَٰفِرُونَ ﴿٨٢﴾

**83.** Куќата ахиретска Ние ја определивме за оние кои не сакаат да се дујат и безредие да прават на земјава. Ете, тоа е награда за богобојазливите.

تِلْكَ ٱلدَّارُ ٱلْءَاخِرَةُ نَجْعَلُهَا لِلَّذِينَ لَا يُرِيدُونَ عُلُوًّا
فِى ٱلْأَرْضِ وَلَا فَسَادًا ۚ وَٱلْعَٰقِبَةُ لِلْمُتَّقِينَ ﴿٨٣﴾

**84.** Кој ќе дојде со добро ќе има уште подобро од тоа, а кој ќе дојде со зло... па, не ќе бидат наградени оние кои работеа злодела. Ќе им припадне само она што го работеа.

مَن جَآءَ بِٱلْحَسَنَةِ فَلَهُۥ خَيْرٌ مِّنْهَا ۖ وَمَن جَآءَ
بِٱلسَّيِّئَةِ فَلَا يُجْزَى ٱلَّذِينَ عَمِلُوا۟ ٱلسَّيِّـَٔاتِ
إِلَّا مَا كَانُوا۟ يَعْمَلُونَ ﴿٨٤﴾

**85.** Оној што ти го пропишува Кур’анот, навистина, ќе те врати во местото на враќање. Кажи: “Господарот мој најдобро го знае оној кој оди по Патоказот и оној кој оди по беспаќето очигледно!”

إِنَّ ٱلَّذِى فَرَضَ عَلَيْكَ ٱلْقُرْءَانَ لَرَآدُّكَ
إِلَىٰ مَعَادٍ ۚ قُل رَّبِّىٓ أَعْلَمُ مَن جَآءَ بِٱلْهُدَىٰ
وَمَنْ هُوَ فِى ضَلَٰلٍ مُّبِينٍ ﴿٨٥﴾

**86.** Ти воопшто не се надеваше дека Аллах ќе ти објави Книга како милост од Господарот твој. И никако немој да бидеш заднина на неверниците!

وَمَا كُنتَ تَرْجُوٓا۟ أَن يُلْقَىٰٓ إِلَيْكَ ٱلْكِتَٰبُ
إِلَّا رَحْمَةً مِّن رَّبِّكَ ۖ فَلَا تَكُونَنَّ
ظَهِيرًا لِّلْكَٰفِرِينَ ﴿٨٦﴾

**87.** По објавената ти Книга сигурно е дека нема да те одвратат од ајетите Аллахови. Повикувај го Господарот твој! И

وَلَا يَصُدُّنَّكَ عَنْ ءَايَٰتِ ٱللَّهِ بَعْدَ إِذْ أُنزِلَتْ إِلَيْكَ ۖ
وَٱدْعُ إِلَىٰ رَبِّكَ ۖ وَلَا تَكُونَنَّ

никако немој да бидеш меѓу многубошците!

مِنَ ٱلْمُشْرِكِينَ ﴿٨٧﴾

**88.** И не повикувај се на друг бог освен на Аллах! Нема друг бог освен Него! И сè ќе пропадне, освен Него. Пресудата е - Негова и Нему ќе Му се вратите.

وَلَا تَدْعُ مَعَ ٱللَّهِ إِلَٰهًا ءَاخَرَ ۘ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ۚ كُلُّ شَىْءٍ هَالِكٌ إِلَّا وَجْهَهُۥ ۚ لَهُ ٱلْحُكْمُ وَإِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ﴿٨٨﴾

## *ЕЛ-АНКЕБУТ*(Пајажина) XXIX




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Елиф, лам, мим!

الٓمٓ ﴿١﴾

**2.** Мислат ли луѓето дека ќе бидат оставени да речат” Веруваме“, а да не се стават во искушение.

أَحَسِبَ ٱلنَّاسُ أَن يُتْرَكُوٓا۟ أَن يَقُولُوٓا۟ ءَامَنَّا وَهُمْ لَا يُفْتَنُونَ ﴿٢﴾

**3.** Ние веќе и оние пред нив ги ставивме во искушение. Аллах сигурно добро ги познава оние кои вистина зборуваат и оние кои лажат,

وَلَقَدْ فَتَنَّا ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ ۖ فَلَيَعْلَمَنَّ ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ صَدَقُوا۟ وَلَيَعْلَمَنَّ ٱلْكَٰذِبِينَ ﴿٣﴾

**4.** или мислеа ли оние кои работеа злодела дека ќе Ни се оддалечат? Е, само колку е лошо она што го просудуваат!

أَمْ حَسِبَ ٱلَّذِينَ يَعْمَلُونَ ٱلسَّيِّـَٔاتِ أَن يَسْبِقُونَا ۚ سَآءَ مَا يَحْكُمُونَ ﴿٤﴾

**5.** Оној кој се надева на средбата со Аллах...Он е Слушач и Зналец! Та, часот на Аллах ќе дојде.

مَن كَانَ يَرْجُوا۟ لِقَآءَ ٱللَّهِ فَإِنَّ أَجَلَ ٱللَّهِ لَءَاتٍ ۚ وَهُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْعَلِيمُ ﴿٥﴾

**6.** А оној кој се бори... та, се бори за себеси. Аллах, нависти-

وَمَن جَٰهَدَ فَإِنَّمَا يُجَٰهِدُ لِنَفْسِهِۦٓ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ

ина, е независен од световите!

لَغَنِيٌّ عَنِ ٱلْعَٰلَمِينَ ٦

7. А оние кои веруваат и кои работат добри дела Ние сигурно ќе им ги отстраниме злоделата нивни и ќе ги наградиме со најдобра награда за она што го работеа.

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ لَنُكَفِّرَنَّ عَنْهُمْ
سَيِّـَٔاتِهِمْ وَلَنَجْزِيَنَّهُمْ أَحْسَنَ ٱلَّذِى كَانُواْ
يَعْمَلُونَ ٧

8. И Ние го задолживме човекот да се однесува убаво кон родителите свои. А ако се трудат да Ми припишуваат здруженик, а немаш никакво знаење за тоа, тогаш, немој да ги слушаш. Кон Мене води враќањето ваше па јас ќе ве известам за она што го работевте.

وَوَصَّيْنَا ٱلْإِنسَٰنَ بِوَٰلِدَيْهِ حُسْنًا وَإِن جَٰهَدَاكَ
لِتُشْرِكَ بِى مَا لَيْسَ لَكَ بِهِۦ عِلْمٌ فَلَا تُطِعْهُمَآ
إِلَىَّ مَرْجِعُكُمْ فَأُنَبِّئُكُم بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ٨

9.А оние кои веруваат и кои работат добри дела Ние ќе ги воведеме меѓу добрите.

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ لَنُدْخِلَنَّهُمْ
فِى ٱلصَّٰلِحِينَ ٩

10.Меѓу луѓето има и такви кои зборуваат: - “Веруваме во Аллах” - а кога ќе им се случи незгода по патот на Аллах, мислат дека сплетката на луѓето е како казната на Аллах. А ако им дојде помош од Господарот твој, сигурно ќе речат: “Ние, навистина, бевме со вас!” - Нели е Аллах Оној кој добро го знае она што е во градите на луѓето?

وَمِنَ ٱلنَّاسِ مَن يَقُولُ ءَامَنَّا بِٱللَّهِ فَإِذَآ أُوذِىَ فِى ٱللَّهِ
جَعَلَ فِتْنَةَ ٱلنَّاسِ كَعَذَابِ ٱللَّهِ وَلَئِن جَآءَ
نَصْرٌ مِّن رَّبِّكَ لَيَقُولُنَّ إِنَّا كُنَّا مَعَكُمْ أَوَلَيْسَ
ٱللَّهُ بِأَعْلَمَ بِمَا فِى صُدُورِ ٱلْعَٰلَمِينَ ١٠

11. И Аллах, секако, ги знае оние кои веруваат, а секако ги знае и лицемерните!

وَلَيَعْلَمَنَّ ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ
وَلَيَعْلَمَنَّ ٱلْمُنَٰفِقِينَ ١١

**12.** Оние кои не веруваат им зборуваат на оние кои веруваат: “Следете го патот наш, зашто ќе ги понесеме, навистина, гревовите ваши!” - Оние не можат да понесат ниеден грев свој; лашковци се, навистина!

وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ لِلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱتَّبِعُوا۟
سَبِيلَنَا وَلْنَحْمِلْ خَطَٰيَٰكُمْ وَمَا هُم بِحَٰمِلِينَ
مِنْ خَطَٰيَٰهُم مِّن شَىْءٍ ۖ إِنَّهُمْ لَكَٰذِبُونَ ١٢

**13.** Ќе го понесат сигурно бремето свое, а и бремето со другите бремиња свои. А на Денот суден ќе одговараат за она што го сплеткареа.

وَلَيَحْمِلُنَّ أَثْقَالَهُمْ وَأَثْقَالًا مَّعَ أَثْقَالِهِمْ ۖ وَلَيُسْـَٔلُنَّ
يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ عَمَّا كَانُوا۟ يَفْتَرُونَ ١٣

**14.** И Нух веќе Ние го испративме до народот негов, и тој остана меѓу нив илјада, помалку педесет години. Па ги погоди потопот, зашто беа зулумќари.

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَا نُوحًا إِلَىٰ قَوْمِهِۦ فَلَبِثَ
فِيهِمْ أَلْفَ سَنَةٍ إِلَّا خَمْسِينَ عَامًا
فَأَخَذَهُمُ ٱلطُّوفَانُ وَهُمْ ظَٰلِمُونَ ١٤

**15.** Па, Ние ги избавивме Нуха и луѓето на бродот, и ги определивме како знамение за световите.

فَأَنجَيْنَٰهُ وَأَصْحَٰبَ ٱلسَّفِينَةِ وَجَعَلْنَٰهَآ
ءَايَةً لِّلْعَٰلَمِينَ ١٥

**16.** И Ибрахим, исто така, кога му рече на народот свој: “Обожавајте го Аллаха и плашете се од него. Ете, тоа ви е подобро ако знаете.

وَإِبْرَٰهِيمَ إِذْ قَالَ لِقَوْمِهِ ٱعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ وَٱتَّقُوهُ ۖ
ذَٰلِكُمْ خَيْرٌ لَّكُمْ إِن كُنتُمْ تَعْلَمُونَ ١٦

**17.** Вие ги обожававте кипoвите а не Аллаха, навистина! И лага создавате. Оние кои, секако, обожаваат друг бог, освен Аллах, не поседуваат ‘рск за вас. Та, од Аллах посакувајте ‘рск; обожавајте Го и бидете Му

إِنَّمَا تَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ أَوْثَٰنًا وَتَخْلُقُونَ
إِفْكًا ۚ إِنَّ ٱلَّذِينَ تَعْبُدُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ
لَا يَمْلِكُونَ لَكُمْ رِزْقًا فَٱبْتَغُوا۟ عِندَ ٱللَّهِ ٱلرِّزْقَ
وَٱعْبُدُوهُ وَٱشْكُرُوا۟ لَهُۥٓ ۖ إِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ١٧

благодарни. Нему ќе Му се вратите!"

**18.** А ако го сметате за лашко... та, и народот пред вас ги сметаше за лашковци. Пејгамберот е должен само да извести јасно!

وَإِن تُكَذِّبُوا فَقَدْ كَذَّبَ أُمَمٌ مِّن قَبْلِكُمْ
وَمَا عَلَى الرَّسُولِ إِلَّا الْبَلَاغُ الْمُبِينُ ﴿١٨﴾

**19.** Не гледаат ли како Аллах го почнува создавањето, и како го возобновува? Ете, тоа за Аллах е лесно, навистина!

أَوَلَمْ يَرَوْا كَيْفَ يُبْدِئُ اللَّهُ الْخَلْقَ ثُمَّ
يُعِيدُهُ إِنَّ ذَٰلِكَ عَلَى اللَّهِ يَسِيرٌ ﴿١٩﴾

**20.** Кажи:"Патувајте по земјата па погледнете како започна создавањето. Потоа Аллах тоа ќе го создаде на Денот суден." Аллах, навистина, е Кадар за сè!

قُلْ سِيرُوا فِي الْأَرْضِ فَانظُرُوا كَيْفَ
بَدَأَ الْخَلْقَ ثُمَّ اللَّهُ يُنشِئُ النَّشْأَةَ الْآخِرَةَ
إِنَّ اللَّهَ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ قَدِيرٌ ﴿٢٠﴾

**21.** Он казнува кого сака и Он се смилува кому сака; и Нему ќе Му се вратите!

يُعَذِّبُ مَن يَشَاءُ وَيَرْحَمُ مَن يَشَاءُ وَإِلَيْهِ
تُقْلَبُونَ ﴿٢١﴾

**22.** Не ќе можете да ја избегнете казната ни на Земјата ни на небото. Вие, освен Аллах, немате ни заштитник ни поддржник!

وَمَا أَنتُم بِمُعْجِزِينَ فِي الْأَرْضِ وَلَا فِي السَّمَاءِ
وَمَا لَكُم مِّن دُونِ اللَّهِ مِن وَلِيٍّ وَلَا نَصِيرٍ ﴿٢٢﴾

**23.** Оние кои не веруваат во знаменијата Аллахови и во средбата со Него...онаквите не тагуваат за милоста Моја; за нив има казна болна!

وَالَّذِينَ كَفَرُوا بِآيَاتِ اللَّهِ وَلِقَائِهِ أُولَٰئِكَ
يَئِسُوا مِن رَّحْمَتِي وَأُولَٰئِكَ لَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿٢٣﴾

**24.** Одговорот на народот на Ибрахим беше: "Убијте го или фрлете го во оган!" Па, Аллах

فَمَا كَانَ جَوَابَ قَوْمِهِ إِلَّا أَن قَالُوا اقْتُلُوهُ
أَوْ حَرِّقُوهُ فَأَنجَاهُ اللَّهُ مِنَ النَّارِ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ

го избави од огнот. Ете, во тоа, навистина, има знаменија за луѓето кои веруваат.

لَآيَٰتٖ لِّقَوۡمٖ يُؤۡمِنُونَ ٢٤

**25.** И Ибрахим рече: “Да, вие прифативте други божества, освен Аллах, заради наклоноста едникондруги во животот на овој свет. Потоа, на Денот суден, не ќе признаваат еднисодруги, ќе се проколнуваат еднисодруги - а огнот е престојувалиштето ваше. Не ќе имате никакви поддржници!

وَقَالَ إِنَّمَا ٱتَّخَذۡتُم مِّن دُونِ ٱللَّهِ أَوۡثَٰنٗا مَّوَدَّةَ
بَيۡنِكُمۡ فِي ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَاۖ ثُمَّ يَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِ
يَكۡفُرُ بَعۡضُكُم بِبَعۡضٖ وَيَلۡعَنُ
بَعۡضُكُم بَعۡضٗا وَمَأۡوَىٰكُمُ ٱلنَّارُ
وَمَا لَكُم مِّن نَّٰصِرِينَ ٢٥

**26.** И Лут нему му поверува, и рече: “Јас сум, навистина, патник кон Господарот мој. Он, секако, е Силен и Мудар!”

۞ فَـَٔامَنَ لَهُۥ لُوطٞۘ وَقَالَ إِنِّي مُهَاجِرٌ إِلَىٰ رَبِّيٓۖ
إِنَّهُۥ هُوَ ٱلۡعَزِيزُ ٱلۡحَكِيمُ ٢٦

**27.** И Ние му го подаривме Исхака и Јакуба, а на потомството негово и пратеништво и Книга му дадовме. И му ја дадовме наградата на овој свет, а на Ахирет тој ќе биде, навистина, меѓу добрите!

وَوَهَبۡنَا لَهُۥٓ إِسۡحَٰقَ وَيَعۡقُوبَ وَجَعَلۡنَا فِي ذُرِّيَّتِهِ
ٱلنُّبُوَّةَ وَٱلۡكِتَٰبَ وَءَاتَيۡنَٰهُ أَجۡرَهُۥ فِي ٱلدُّنۡيَاۖ
وَإِنَّهُۥ فِي ٱلۡأٓخِرَةِ لَمِنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ٢٧

**28.** И кога Лут му рече на народот свој: “Вие, навистина, правите срамно дело во кое никој пред вас меѓу луѓето не претходеше.”

وَلُوطًا إِذۡ قَالَ لِقَوۡمِهِۦٓ إِنَّكُمۡ لَتَأۡتُونَ
ٱلۡفَٰحِشَةَ مَا سَبَقَكُم بِهَا مِنۡ أَحَدٖ
مِّنَ ٱلۡعَٰلَمِينَ ٢٨

**29.** На мажите ли ќе им пристапувате, и патиштата ли ќе ги пресечувате, и на состаноците ваши ли срамно дело ќе

أَئِنَّكُمۡ لَتَأۡتُونَ ٱلرِّجَالَ وَتَقۡطَعُونَ ٱلسَّبِيلَ
وَتَأۡتُونَ فِي نَادِيكُمُ ٱلۡمُنكَرَۖ فَمَا كَانَ
جَوَابَ قَوۡمِهِۦٓ إِلَّآ أَن قَالُواْ ٱئۡتِنَا بِعَذَابِ

правите? Одговорот нивни беше само следното тврдење: “Дај ни ја казната Аллахова ако си меѓу искрените!”

ٱللَّهِ إِن كُنتَ مِنَ ٱلصَّٰدِقِينَ ٢٩

**30.** Лут рече: “Господаре мој, помогни ни против народот безреднички!”

قَالَ رَبِّ ٱنصُرْنِي عَلَى ٱلْقَوْمِ ٱلْمُفْسِدِينَ ٣٠

**31.** И бидејќи гласниците Наши му дојдоа на Ибрахим со радосница, рекоа: “Да, ние ќе ги уништиме жителите на овој град. Жителите негови, секако, се зулумќарите!”

وَلَمَّا جَآءَتْ رُسُلُنَآ إِبْرَٰهِيمَ بِٱلْبُشْرَىٰ قَالُوٓا۟ إِنَّا مُهْلِكُوٓا۟ أَهْلِ هَٰذِهِ ٱلْقَرْيَةِ إِنَّ أَهْلَهَا كَانُوا۟ ظَٰلِمِينَ ٣١

**32.** Ибрахим рече: “Да, во него живее Лут.” Рекоа: “Ние најдобро знаеме кој живее во него. Ќе го спасиме него и семејството негово, но не и жената негова, зашто таа беше меѓу казнетите.”

قَالَ إِنَّ فِيهَا لُوطًا قَالُوا۟ نَحْنُ أَعْلَمُ بِمَن فِيهَا لَنُنَجِّيَنَّهُۥ وَأَهْلَهُۥٓ إِلَّا ٱمْرَأَتَهُۥ كَانَتْ مِنَ ٱلْغَٰبِرِينَ ٣٢

**33.** И бидејќи гласниците Наши му дојдоа на Лут, почувствува неудобност; градите му се стеснаа. Рекоа: “Не плаши се и не тагувај! Тебе и семејството твое, навистина, ќе ве спасиме, но не и жената твоја која, всушност, е меѓу казнетите!”

وَلَمَّآ أَن جَآءَتْ رُسُلُنَا لُوطًا سِىٓءَ بِهِمْ وَضَاقَ بِهِمْ ذَرْعًا وَقَالُوا۟ لَا تَخَفْ وَلَا تَحْزَنْ إِنَّا مُنَجُّوكَ وَأَهْلَكَ إِلَّا ٱمْرَأَتَكَ كَانَتْ مِنَ ٱلْغَٰبِرِينَ ٣٣

**34.** Да, на жителите од овој град ќе им спуштиме казна од небо заради пакоста што ја правеа.

إِنَّا مُنزِلُونَ عَلَىٰٓ أَهْلِ هَٰذِهِ ٱلْقَرْيَةِ رِجْزًا مِّنَ ٱلسَّمَآءِ بِمَا كَانُوا۟ يَفْسُقُونَ ٣٤

**35.** Ние знамение јасно оставивме од него за луѓето кои сфаќаат.

وَلَقَد تَّرَكۡنَا مِنۡهَآ ءَايَةَۢ بَيِّنَةٗ لِّقَوۡمٖ
يَعۡقِلُونَ ٣٥

**36.** И до Медјен дојде братот нивни Шуајб, па рече: “О народе мој, обожавајте Го Аллаха, надевајте се во Денот ахиретски и не сејте по земјата безредие!”

وَإِلَىٰ مَدۡيَنَ أَخَاهُمۡ شُعَيۡبٗا فَقَالَ يَٰقَوۡمِ
ٱعۡبُدُواْ ٱللَّهَ وَٱرۡجُواْ ٱلۡيَوۡمَ ٱلۡأٓخِرَ وَلَا تَعۡثَوۡاْ
فِي ٱلۡأَرۡضِ مُفۡسِدِينَ ٣٦

**37.** Па, го сметаа за лашко и, ете, ги погоди земјотрес: останаа во домовите нивни, скаменети!

فَكَذَّبُوهُ فَأَخَذَتۡهُمُ ٱلرَّجۡفَةُ
فَأَصۡبَحُواْ فِي دَارِهِمۡ جَٰثِمِينَ ٣٧

**38.** И Ад и Семуд, исто така! Да, ви беше јасно она што се случи со становите нивни. И Шејтанот им ги разубави делата нивни и ги одврати од патот, а тоа јасно го гледаа.

وَعَادٗا وَثَمُودَاْ وَقَد تَّبَيَّنَ لَكُم
مِّن مَّسَٰكِنِهِمۡۖ وَزَيَّنَ لَهُمُ ٱلشَّيۡطَٰنُ
أَعۡمَٰلَهُمۡ فَصَدَّهُمۡ عَنِ ٱلسَّبِيلِ
وَكَانُواْ مُسۡتَبۡصِرِينَ ٣٨

**39.** И Карун, и фараонот и Хаман, исто така! Им дојде Муса со јаснотии, и се дуеја по земјата, и казната не ја избегнаа.

وَقَٰرُونَ وَفِرۡعَوۡنَ وَهَٰمَٰنَۖ وَلَقَدۡ جَآءَهُم
مُّوسَىٰ بِٱلۡبَيِّنَٰتِ فَٱسۡتَكۡبَرُواْ فِي ٱلۡأَرۡضِ
وَمَا كَانُواْ سَٰبِقِينَ ٣٩

**40.** Да, Ние ги казнивме заради гревовите негови. На некои од нив Ние им испративме страшен глас, на некои од нив им испративме глас силен, а некои од нив, пак, ги згмечивме во земјата, а некои, пак, ги потопивме. Но, Аллах никаков зулум не им направи, оние самите зулум си направија!

فَكُلًّا أَخَذۡنَا بِذَنۢبِهِۦۖ فَمِنۡهُم مَّنۡ أَرۡسَلۡنَا عَلَيۡهِ
حَاصِبٗا وَمِنۡهُم مَّنۡ أَخَذَتۡهُ ٱلصَّيۡحَةُ
وَمِنۡهُم مَّنۡ خَسَفۡنَا بِهِ ٱلۡأَرۡضَ
وَمِنۡهُم مَّنۡ أَغۡرَقۡنَاۚ وَمَا كَانَ ٱللَّهُ لِيَظۡلِمَهُمۡ
وَلَٰكِن كَانُوٓاْ أَنفُسَهُمۡ يَظۡلِمُونَ ٤٠

**41.** Оние кои прифатија други заштитници, освен Аллах, се

مَثَلُ ٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُواْ مِن دُونِ ٱللَّهِ أَوۡلِيَآءَ

слични на пајажина која си го плете домот. А најслабиот дом, навистина, е домот на пајажината. Е, само кога би знаеле!

كَمَثَلِ ٱلْعَنكَبُوتِ ٱتَّخَذَتْ بَيْتًا ۖ وَإِنَّ أَوْهَنَ ٱلْبُيُوتِ لَبَيْتُ ٱلْعَنكَبُوتِ ۖ لَوْ كَانُوا۟ يَعْلَمُونَ ﴿٤١﴾

**42.** Да, Аллах ги знае оние кои, освен Аллах, се повикуваат. Он е Силен и Мудар!

إِنَّ ٱللَّهَ يَعْلَمُ مَا يَدْعُونَ مِن دُونِهِۦ مِن شَىْءٍ ۚ وَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ﴿٤٢﴾

**43.** И овие примери Ние ти ги изнесуваме за лугето. И само зналците нив ги сфаќаат.

وَتِلْكَ ٱلْأَمْثَٰلُ نَضْرِبُهَا لِلنَّاسِ ۖ وَمَا يَعْقِلُهَآ إِلَّا ٱلْعَٰلِمُونَ ﴿٤٣﴾

**44.** И небесата и земјата Аллах ги создаде со вистина. Ете, во тоа, навистина, има знамение за верниците!

خَلَقَ ٱللَّهُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ بِٱلْحَقِّ ۚ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَةً لِّلْمُؤْمِنِينَ ﴿٤٤﴾

**45.** И кажувај го од Книгата она што ти се вдахнува, и намаз извршувај. Намазот, навистина, те одвраќа од пакоста и од срамното дело. Споменувањето на Аллах, секако, е најголема работа. Аллах го знае она што го правите!

ٱتْلُ مَآ أُوحِىَ إِلَيْكَ مِنَ ٱلْكِتَٰبِ وَأَقِمِ ٱلصَّلَوٰةَ ۖ إِنَّ ٱلصَّلَوٰةَ تَنْهَىٰ عَنِ ٱلْفَحْشَآءِ وَٱلْمُنكَرِ ۗ وَلَذِكْرُ ٱللَّهِ أَكْبَرُ ۗ وَٱللَّهُ يَعْلَمُ مَا تَصْنَعُونَ ﴿٤٥﴾

**46.** И не расправајте со Следбениците на Книгата, освен на најдобар начин, а не и со оние меѓу нив кои зулум направија. И кажете: “Веруваме и во она што ни се објавува и во она што ви се објавува. И нашиот и вашиот

۞ وَلَا تُجَٰدِلُوٓا۟ أَهْلَ ٱلْكِتَٰبِ إِلَّا بِٱلَّتِى هِىَ أَحْسَنُ إِلَّا ٱلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ مِنْهُمْ ۖ وَقُولُوٓا۟ ءَامَنَّا بِٱلَّذِىٓ أُنزِلَ إِلَيْنَا وَأُنزِلَ إِلَيْكُمْ وَإِلَٰهُنَا وَإِلَٰهُكُمْ وَٰحِدٌ وَنَحْنُ لَهُۥ مُسْلِمُونَ ﴿٤٦﴾

Бог е еден Бог; ние сме само Нему Послушни.”

**47.** Ете, така Ние ти ја објавивме Книгата. Па, оние на кои Книга им дадовме веруваат во неа. И меѓу нив, исто така, има кои веруваат во неа. А за ајетите Наши расправаат само неверниците.

وَكَذَٰلِكَ أَنزَلْنَآ إِلَيْكَ ٱلْكِتَٰبَ ۚ فَٱلَّذِينَ
ءَاتَيْنَٰهُمُ ٱلْكِتَٰبَ يُؤْمِنُونَ بِهِۦ ۖ وَمِنْ هَٰٓؤُلَآءِ
مَن يُؤْمِنُ بِهِۦ ۚ وَمَا يَجْحَدُ بِـَٔايَٰتِنَآ
إِلَّا ٱلْكَٰفِرُونَ ﴿٤٧﴾

**48.** Ти пред неа не кажуваше ниту една Книга, а не ја пишуваше ни со твојата десна рака...во овој случај ќе се посомневаа оние кои невистина зборуваа.

وَمَا كُنتَ تَتْلُوا۟ مِن قَبْلِهِۦ مِن كِتَٰبٍ وَلَا تَخُطُّهُۥ
بِيَمِينِكَ ۖ إِذًا لَّٱرْتَابَ ٱلْمُبْطِلُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** Книгата ја сочинуваат ајетите јасни во градите на оние со даденото им знаење. И за ајетите Наши расправаат само неверниците.

بَلْ هُوَ ءَايَٰتٌۢ بَيِّنَٰتٌ فِى صُدُورِ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟
ٱلْعِلْمَ ۚ وَمَا يَجْحَدُ بِـَٔايَٰتِنَآ
إِلَّا ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿٤٩﴾

**50.** И зборуваат:“Зошто не му се објавуваат знаменија од Господарот негов?” Кажи: “Знаменијата се, навистина, кај Аллах. Јас сум само опоменувач јасен!”

وَقَالُوا۟ لَوْلَآ أُنزِلَ عَلَيْهِ ءَايَٰتٌ مِّن رَّبِّهِۦ ۖ
قُلْ إِنَّمَا ٱلْءَايَٰتُ عِندَ ٱللَّهِ وَإِنَّمَآ أَنَا۠ نَذِيرٌ
مُّبِينٌ ﴿٥٠﴾

**51.** Не се задоволуваат ли со тоа што Ние, секако, ти објавивме Книга која им се кажува? Ете, во тоа, навистина, има милост и опомена за луѓето кои веруваат!

أَوَلَمْ يَكْفِهِمْ أَنَّآ أَنزَلْنَا عَلَيْكَ ٱلْكِتَٰبَ
يُتْلَىٰ عَلَيْهِمْ ۚ إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَرَحْمَةً
وَذِكْرَىٰ لِقَوْمٍ يُؤْمِنُونَ ﴿٥١﴾

**52.** Кажи: “Аллах е доволен Сведок меѓу мене и меѓу вас. Го знае и она што е на небесата и она што е на Земјата. Оние кои во неисправното веруваат и кои не веруваат во Аллах, токму, се поразените.

قُلْ كَفَىٰ بِٱللَّهِ بَيْنِى وَبَيْنَكُمْ شَهِيدًا ۖ يَعْلَمُ
مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۗ وَٱلَّذِينَ
ءَامَنُوا۟ بِٱلْبَٰطِلِ وَكَفَرُوا۟ بِٱللَّهِ أُو۟لَٰٓئِكَ
هُمُ ٱلْخَٰسِرُونَ ﴿٥٢﴾

**53.** И оние посакуваат од тебе што побрзо да им дојде казната. А да нема рок определен, казната, секако, ќе им дојдеше. Несреќата ќе им дојде, навистина, ненадејно, без и да усетат.

وَيَسْتَعْجِلُونَكَ بِٱلْعَذَابِ ۚ وَلَوْلَآ أَجَلٌ مُّسَمًّى
لَّجَآءَهُمُ ٱلْعَذَابُ وَلَيَأْتِيَنَّهُم بَغْتَةً وَهُمْ لَا يَشْعُرُونَ ﴿٥٣﴾

**54.** И оние посакуваат од тебе што побрзо да им дојде казната. А Џехеннемот, секако, ќе ги опфати неверниците:

يَسْتَعْجِلُونَكَ بِٱلْعَذَابِ وَإِنَّ جَهَنَّمَ
لَمُحِيطَةٌۢ بِٱلْكَٰفِرِينَ ﴿٥٤﴾

**55.** на Денот кога ќе ги обземе казната и над нив и под нив, и кога ќе им се рече: “Искусете го она што го работевте!”

يَوْمَ يَغْشَىٰهُمُ ٱلْعَذَابُ مِن فَوْقِهِمْ وَمِن تَحْتِ
أَرْجُلِهِمْ وَيَقُولُ ذُوقُوا۟ مَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿٥٥﴾

**56.** О робови мои, вие кои верувате, Земјата Моја е широка - та, само Мене обожавајте Ме!

يَٰعِبَادِىَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِنَّ أَرْضِى وَٰسِعَةٌ
فَإِيَّٰىَ فَٱعْبُدُونِ ﴿٥٦﴾

**57.** Секој човек ќе ја проба смртта. Потоа Нам ќе ни се вратите.

كُلُّ نَفْسٍ ذَآئِقَةُ ٱلْمَوْتِ ۖ ثُمَّ إِلَيْنَا تُرْجَعُونَ ﴿٥٧﴾

**58.** А на оние кои веруваат и кои работат добри дела Ние ќе ги известиме дека во Џеннетот

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ لَنُبَوِّئَنَّهُم
مِّنَ ٱلْجَنَّةِ غُرَفًا تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ

**32.** О жени пејгамберови, вие не сте како другите жени. Ако сте богобојазливи... па, немојте да го дигате гласот зашто, тогаш, може да се предизвика желбата на оној во чие срце има болештина, и зборувајте убави зборови!

يَٰنِسَآءَ ٱلنَّبِيِّ لَسۡتُنَّ كَأَحَدٖ مِّنَ ٱلنِّسَآءِۚ
إِنِ ٱتَّقَيۡتُنَّ فَلَا تَخۡضَعۡنَ بِٱلۡقَوۡلِ فَيَطۡمَعَ
ٱلَّذِي فِي قَلۡبِهِۦ مَرَضٞ وَقُلۡنَ قَوۡلٗا مَّعۡرُوفٗا ٣٢

**33.** И останете во домовите ваши; и не покажувајте ја убавината онака како што се покажуваше убавината во џахилиетот одамнешен. И намаз извршувајте и зекат давајте, и на Аллах и на пејгамберот Негов бидете послушни. Аллах, навитина, посакува да го отстрани срамното дело од вас, о Ехлул Бејт, за да ве очисти, потполно!

وَقَرۡنَ فِي بُيُوتِكُنَّ وَلَا تَبَرَّجۡنَ تَبَرُّجَ ٱلۡجَٰهِلِيَّةِ
ٱلۡأُولَىٰۖ وَأَقِمۡنَ ٱلصَّلَوٰةَ وَءَاتِينَ ٱلزَّكَوٰةَ
وَأَطِعۡنَ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥٓۚ إِنَّمَا يُرِيدُ ٱللَّهُ لِيُذۡهِبَ
عَنكُمُ ٱلرِّجۡسَ أَهۡلَ ٱلۡبَيۡتِ وَيُطَهِّرَكُمۡ
تَطۡهِيرٗا ٣٣

**34.** И паметете го она што се кажува во домовите ваши: од ајетите Аллахови и мудроста. Аллах, навистина, е Сочувствителен и Известен!

وَٱذۡكُرۡنَ مَا يُتۡلَىٰ فِي بُيُوتِكُنَّ مِنۡ ءَايَٰتِ
ٱللَّهِ وَٱلۡحِكۡمَةِۚ إِنَّ ٱللَّهَ كَانَ لَطِيفًا خَبِيرًا ٣٤

**35.** И за послушните мажи и за послушните жени, и за верниците и за верничките, и за потчинетите мажи и за потчинетите жени, и за искрените мажи и за искрените жени, и за трпеливите мажи и за трпеливите жени, и за понизните мажи и за понизните жени, и за

إِنَّ ٱلۡمُسۡلِمِينَ وَٱلۡمُسۡلِمَٰتِ وَٱلۡمُؤۡمِنِينَ
وَٱلۡمُؤۡمِنَٰتِ وَٱلۡقَٰنِتِينَ وَٱلۡقَٰنِتَٰتِ وَٱلصَّٰدِقِينَ
وَٱلصَّٰدِقَٰتِ وَٱلصَّٰبِرِينَ وَٱلصَّٰبِرَٰتِ وَٱلۡخَٰشِعِينَ
وَٱلۡخَٰشِعَٰتِ وَٱلۡمُتَصَدِّقِينَ وَٱلۡمُتَصَدِّقَٰتِ
وَٱلصَّٰٓئِمِينَ وَٱلصَّٰٓئِمَٰتِ وَٱلۡحَٰفِظِينَ
فُرُوجَهُمۡ وَٱلۡحَٰفِظَٰتِ وَٱلذَّٰكِرِينَ
ٱللَّهَ كَثِيرٗا وَٱلذَّٰكِرَٰتِ أَعَدَّ ٱللَّهُ لَهُم
مَّغۡفِرَةٗ وَأَجۡرًا عَظِيمٗا ٣٥

мажите кои даваат милосрдие и за жените кои даваат милосрдие, и за мажите кои постат и за жените кои постат, и за мажите кои ги чуваат срамните места и за жените кои ги чуваат срамните места, и за мажите кои го споменуваат Аллаха многу, и за жените кои го споменуваат Аллаха многу... за сите нив Аллах подготви и прошка и награда голема, навистина!

**36.** Не е на верникот и на верничката, кога Аллах ќе одреди нешто а и пејгамберот Негов, да донесат избор за работите нивни. А оној кој е непослушен и кон Аллах и кон пејгамберот Негов... тој веќе скршнал во заблуда очигледна!

وَمَا كَانَ لِمُؤْمِنٍ وَلَا مُؤْمِنَةٍ إِذَا قَضَى ٱللَّهُ وَرَسُولُهُۥٓ
أَمْرًا أَن يَكُونَ لَهُمُ ٱلْخِيَرَةُ مِنْ أَمْرِهِمْ ۗ وَمَن يَعْصِ
ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ فَقَدْ ضَلَّ ضَلَٰلًا مُّبِينًا ٣٦

**37.** И кога му рече на оној кого Аллах го благослови и кого ти го благослови: “Задржи ја за себе жената твоја, и плаши се од Аллах;” во душата твоја го криеш она што ќе го обелодени Аллах, и од луѓето се плашиш. А Аллах има право повеќе да се плашиш од Него. И бидејќи Зејд реши да се разведе од неа, Ние те оженивме со неа за да нема тешкотија за верниците при женењето со жените на посинетите кога овие ќе решат да се разведат од нив. Наредбата Аллахова, секако, е делотворна!

وَإِذْ تَقُولُ لِلَّذِىٓ أَنْعَمَ ٱللَّهُ عَلَيْهِ وَأَنْعَمْتَ عَلَيْهِ
أَمْسِكْ عَلَيْكَ زَوْجَكَ وَٱتَّقِ ٱللَّهَ وَتُخْفِى
فِى نَفْسِكَ مَا ٱللَّهُ مُبْدِيهِ وَتَخْشَى ٱلنَّاسَ وَٱللَّهُ
أَحَقُّ أَن تَخْشَىٰهُ ۖ فَلَمَّا قَضَىٰ زَيْدٌ مِّنْهَا وَطَرًا
زَوَّجْنَٰكَهَا لِكَىْ لَا يَكُونَ عَلَى ٱلْمُؤْمِنِينَ حَرَجٌ
فِىٓ أَزْوَٰجِ أَدْعِيَآئِهِمْ إِذَا قَضَوْا۟ مِنْهُنَّ وَطَرًا ۚ
وَكَانَ أَمْرُ ٱللَّهِ مَفْعُولًا ٣٧

**38.** И за пејгамберот не е тешко да го работи она што Аллах му го наредува: таква беше одредбата Аллахова и кон оние порано; а наредбата Аллахова, секако, е премногу моќна,

مَّا كَانَ عَلَى ٱلنَّبِيِّ مِنْ حَرَجٍ فِيمَا فَرَضَ
ٱللَّهُ لَهُۥ ۖ سُنَّةَ ٱللَّهِ فِى ٱلَّذِينَ خَلَوْا۟ مِن قَبْلُ ۚ
وَكَانَ أَمْرُ ٱللَّهِ قَدَرًا مَّقْدُورًا ﴿٣٨﴾

**39.** за оние кои ги доставуваат посланијата Аллахови и кои од Него стравуваат, и кои од никого, освен од Аллах, не стравуваа... а Аллах е Доволен за полагање сметка.

ٱلَّذِينَ يُبَلِّغُونَ رِسَٰلَٰتِ ٱللَّهِ وَيَخْشَوْنَهُۥ
وَلَا يَخْشَوْنَ أَحَدًا إِلَّا ٱللَّهَ ۗ وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ حَسِيبًا ﴿٣٩﴾

**40.** Мухаммед, секако, не е ничии бабо од мажите ваши, но тој е само пејгамбер Аллахов и печат на пејгамберите. Аллах, навистина, знае сè!

مَّا كَانَ مُحَمَّدٌ أَبَآ أَحَدٍ مِّن رِّجَالِكُمْ وَلَٰكِن رَّسُولَ
ٱللَّهِ وَخَاتَمَ ٱلنَّبِيِّـۧنَ ۗ وَكَانَ ٱللَّهُ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمًا ﴿٤٠﴾

**41.** О верници, споменувајте Го Аллаха, со споменување често!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱذْكُرُوا۟ ٱللَّهَ ذِكْرًا كَثِيرًا ﴿٤١﴾

**42.** И славете Го и наутро и навечер!

وَسَبِّحُوهُ بُكْرَةً وَأَصِيلًا ﴿٤٢﴾

**43.** Он, токму, ве слави, а и мелеките Негови ве слават: за да ве избави од темнини во светлина. Он, навистина, е кон верниците Сомилосен!

هُوَ ٱلَّذِى يُصَلِّى عَلَيْكُمْ وَمَلَٰٓئِكَتُهُۥ لِيُخْرِجَكُم
مِّنَ ٱلظُّلُمَٰتِ إِلَى ٱلنُّورِ ۚ وَكَانَ بِٱلْمُؤْمِنِينَ
رَحِيمًا ﴿٤٣﴾

**44.** На денот, кога со Него ќе се сретнат, поздравот нивни ќе биде: Селам! И за нив Он по - дготви награда благородна!

تَحِيَّتُهُمْ يَوْمَ يَلْقَوْنَهُۥ سَلَٰمٌ ۚ وَأَعَدَّ لَهُمْ أَجْرًا كَرِيمًا ﴿٤٤﴾

**45.** О пејгамберу, Ние, навистина, те испративме и како сведок, и како радосник и како опоменувач,

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّبِىُّ إِنَّآ أَرْسَلْنَٰكَ شَٰهِدًا
وَمُبَشِّرًا وَنَذِيرًا ﴿٤٥﴾

**46.** и како повикувач, со одобрението Негово и кон Аллах и кон светилката што свети.

وَدَاعِيًا إِلَى ٱللَّهِ بِإِذْنِهِۦ وَسِرَاجًا مُّنِيرًا ﴿٤٦﴾

**47.** И зарадувај ги верниците дека за нив од Аллах, навистина, има добротија голема.

وَبَشِّرِ ٱلْمُؤْمِنِينَ بِأَنَّ لَهُم مِّنَ ٱللَّهِ فَضْلًا كَبِيرًا ﴿٤٧﴾

**48.** И не слушај ги неверниците и дволичните, и отфрли ги навредите нивни, и потпри се врз Аллах. Аллах е Доволен Закрилник!

وَلَا تُطِعِ ٱلْكَٰفِرِينَ وَٱلْمُنَٰفِقِينَ وَدَعْ أَذَىٰهُمْ
وَتَوَكَّلْ عَلَى ٱللَّهِ ۚ وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ وَكِيلًا ﴿٤٨﴾

**49.** О верници, кога ќе ги венчате верничките со кои, пред да ги допрете, ќе се разделите, тие немаат обврска да го чекаат рокот определен, чии денови, токму, ги броите. Па, дајте им подарок венчан и убаво разделете се!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِذَا نَكَحْتُمُ ٱلْمُؤْمِنَٰتِ
ثُمَّ طَلَّقْتُمُوهُنَّ مِن قَبْلِ أَن تَمَسُّوهُنَّ فَمَا لَكُمْ
عَلَيْهِنَّ مِنْ عِدَّةٍ تَعْتَدُّونَهَا ۖ فَمَتِّعُوهُنَّ وَسَرِّحُوهُنَّ
سَرَاحًا جَمِيلًا ﴿٤٩﴾

**50.** О пејгамберу, Ние, навистина, ти ги дозволивме жените твои на кои им ги даде венчаните подароци, и оние кои се во посед твој, кои Аллах ти ги даде со пленот, и ќерките на мицовците твои, и ќерките на халите твои, и ќерките на дајџовците твои, и ќерките на тезите твои кои се иселија со тебе; и жената верничка ако самата ќе му се подари на пејгамберот, а тој ќе посака да ја венча: ова се однесува само на тебе, а не и на верниците останати. Ние го знаеме, секако,

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّبِىُّ إِنَّآ أَحْلَلْنَا لَكَ أَزْوَٰجَكَ ٱلَّٰتِىٓ ءَاتَيْتَ
أُجُورَهُنَّ وَمَا مَلَكَتْ يَمِينُكَ مِمَّآ أَفَآءَ ٱللَّهُ
عَلَيْكَ وَبَنَاتِ عَمِّكَ وَبَنَاتِ عَمَّٰتِكَ
وَبَنَاتِ خَالِكَ وَبَنَاتِ خَٰلَٰتِكَ ٱلَّٰتِى هَاجَرْنَ
مَعَكَ وَٱمْرَأَةً مُّؤْمِنَةً إِن وَهَبَتْ نَفْسَهَا لِلنَّبِىِّ
إِنْ أَرَادَ ٱلنَّبِىُّ أَن يَسْتَنكِحَهَا خَالِصَةً لَّكَ
مِن دُونِ ٱلْمُؤْمِنِينَ ۗ قَدْ عَلِمْنَا مَا فَرَضْنَا
عَلَيْهِمْ فِىٓ أَزْوَٰجِهِمْ وَمَا مَلَكَتْ
أَيْمَٰنُهُمْ لِكَيْلَا يَكُونَ عَلَيْكَ حَرَجٌ ۗ
وَكَانَ ٱللَّهُ غَفُورًا رَّحِيمًا ﴿٥٠﴾

она со што ги задолживме во врска со жените нивни, и со оние кои се во посед нивни за да немаш никаква тешкотија. Аллах е Простувач и Сомилосен!

**51**. Некои од нив со посак Твој ги оддалечуваш, а некои, пак, со посак Твој ги повикуваш. А ако ја посакаш некоја меѓу оние кои ги оддалечи немаш грев. Ете, тоа е најлесно со радост да се исполнат очите нивни, и да не тагуваат, и да се задоволат со она што им го даде. Аллах го знае она што е во срцата ваши. Аллах е Зналец и Благ!

۞ تُرۡجِي مَن تَشَآءُ مِنۡهُنَّ وَتُـٔۡوِيٓ إِلَيۡكَ مَن تَشَآءُۖ
وَمَنِ ٱبۡتَغَيۡتَ مِمَّنۡ عَزَلۡتَ فَلَا جُنَاحَ عَلَيۡكَۚ ذَٰلِكَ
أَدۡنَىٰٓ أَن تَقَرَّ أَعۡيُنُهُنَّ وَلَا يَحۡزَنَّ وَيَرۡضَيۡنَ
بِمَآ ءَاتَيۡتَهُنَّ كُلُّهُنَّۚ وَٱللَّهُ يَعۡلَمُ مَا فِي قُلُوبِكُمۡۚ
وَكَانَ ٱللَّهُ عَلِيمًا حَلِيمٗا ٥١

**52**. По ова не ти се дозволени жени, ниту тоа нив да ги заменуваш со други жени, па и покрај тоа што те вчудоневидува убавината нивна, освен оние кои се во посед твој. Аллах, навистина, бдее врз секоја работа!

لَّا يَحِلُّ لَكَ ٱلنِّسَآءُ مِنۢ بَعۡدُ وَلَآ أَن تَبَدَّلَ بِهِنَّ
مِنۡ أَزۡوَٰجٖ وَلَوۡ أَعۡجَبَكَ حُسۡنُهُنَّ إِلَّا مَا مَلَكَتۡ
يَمِينُكَۗ وَكَانَ ٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَيۡءٖ رَّقِيبٗا ٥٢

**53.** О верници, не влегувајте во собите на пејгамберот, освен ако ви се дозволи заради храна. Но, не да чекате додека се зготви. Па, кога ќе бидете повикани, влезете! И кога ќе јадете, растурете се, без да се впуштате во разговор. Тоа, секако, го вознемирува пејгамберот, а тој се срами вам да ви

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ لَا تَدۡخُلُواْ بُيُوتَ ٱلنَّبِيِّ
إِلَّآ أَن يُؤۡذَنَ لَكُمۡ إِلَىٰ طَعَامٍ غَيۡرَ نَٰظِرِينَ إِنَىٰهُ
وَلَٰكِنۡ إِذَا دُعِيتُمۡ فَٱدۡخُلُواْ فَإِذَا طَعِمۡتُمۡ فَٱنتَشِرُواْ
وَلَا مُسۡتَـٔۡنِسِينَ لِحَدِيثٍۚ إِنَّ ذَٰلِكُمۡ كَانَ يُؤۡذِي
ٱلنَّبِيَّ فَيَسۡتَحۡيِۦ مِنكُمۡۖ وَٱللَّهُ لَا يَسۡتَحۡيِۦ
مِنَ ٱلۡحَقِّۚ وَإِذَا سَأَلۡتُمُوهُنَّ مَتَٰعٗا فَسۡـَٔلُوهُنَّ
مِن وَرَآءِ حِجَابٖۚ ذَٰلِكُمۡ أَطۡهَرُ لِقُلُوبِكُمۡ

рече, а Аллах, пак, не се срами од вистината! А кога ќе барате од жените нешто, барајте од нив, тогаш, зад завеса. Тоа е почисто и за срцата ваши и за срцата нивни. Не ви е дозволено да го вознемирувате пејгамберот, а ниту пак, по него, да ги венчавате жените негови. Ете, тоа кај Аллах од вас, навистина, не е мала работа.

وَقُلُوبِهِنَّ ۚ وَمَا كَانَ لَكُمْ أَن تُؤْذُوا رَسُولَ
اللَّهِ وَلَا أَن تَنكِحُوا أَزْوَاجَهُ مِن بَعْدِهِ أَبَدًا ۚ
إِنَّ ذَٰلِكُمْ كَانَ عِندَ اللَّهِ عَظِيمًا ﴿٥٣﴾

**54.** Дали нешто ќе криете или ќе обелоденувате... па, Аллах, навистина, знае сè!

إِن تُبْدُوا شَيْئًا أَوْ تُخْفُوهُ فَإِنَّ اللَّهَ كَانَ بِكُلِّ
شَيْءٍ عَلِيمًا ﴿٥٤﴾

**55.** За нив нема грев да бидат откриени што се однесува до бабовците нивни, и синовите нивни, и браќата нивни, и синовите од браќата нивни, и синовите од сестрите нивни, и жените нивни и оние кои се во посед нивни. И плашете се од Аллах. Аллах, навистина, е Сведок за сè!

لَّا جُنَاحَ عَلَيْهِنَّ فِي آبَائِهِنَّ وَلَا أَبْنَائِهِنَّ
وَلَا إِخْوَانِهِنَّ وَلَا أَبْنَاءِ إِخْوَانِهِنَّ وَلَا أَبْنَاءِ أَخَوَاتِهِنَّ
وَلَا نِسَائِهِنَّ وَلَا مَا مَلَكَتْ أَيْمَانُهُنَّ ۗ وَاتَّقِينَ اللَّهَ ۚ
إِنَّ اللَّهَ كَانَ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ شَهِيدًا ﴿٥٥﴾

**56.** Аллах и мелеките Негови, секако, го слават пејгамберот. О верници, славете го и вие и поздравете го со селам!

إِنَّ اللَّهَ وَمَلَائِكَتَهُ يُصَلُّونَ عَلَى النَّبِيِّ ۚ يَا أَيُّهَا
الَّذِينَ آمَنُوا صَلُّوا عَلَيْهِ وَسَلِّمُوا تَسْلِيمًا ﴿٥٦﴾

**57.** Оние кои Го вознемируваат Аллаха и пејгамберот Негов... Аллах, секако, ги проколни и на овој свет и на Ахирет, и Он им подготви казна срамна.

إِنَّ الَّذِينَ يُؤْذُونَ اللَّهَ وَرَسُولَهُ لَعَنَهُمُ اللَّهُ فِي الدُّنْيَا
وَالْآخِرَةِ وَأَعَدَّ لَهُمْ عَذَابًا مُّهِينًا ﴿٥٧﴾

**58.** А оние кои ги вознемируваат верниците и верничките со она што тие не го заслужуваат, понесуваат, навистина, товар и грев јасен.

وَٱلَّذِينَ يُؤْذُونَ ٱلْمُؤْمِنِينَ وَٱلْمُؤْمِنَٰتِ بِغَيْرِ مَا ٱكْتَسَبُوا۟ فَقَدِ ٱحْتَمَلُوا۟ بُهْتَٰنًا وَإِثْمًا مُّبِينًا ﴿٥٨﴾

**59.** О пејгамберу, кажи им на жените твои и ќерките твои, и на жените од верниците да ги спуштат облеките. Ете, тоа е најлесно да се препознаат и да не се вознемируваат. А Аллах е Простувач и Сомилосен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّبِىُّ قُل لِّأَزْوَٰجِكَ وَبَنَاتِكَ وَنِسَآءِ ٱلْمُؤْمِنِينَ يُدْنِينَ عَلَيْهِنَّ مِن جَلَٰبِيبِهِنَّ ۚ ذَٰلِكَ أَدْنَىٰٓ أَن يُعْرَفْنَ فَلَا يُؤْذَيْنَ ۗ وَكَانَ ٱللَّهُ غَفُورًا رَّحِيمًا ﴿٥٩﴾

**60.** Ако дволичните, и оние во чии срца има болештина, и оние кои низ Медина лаги шират не престанат... сигурно Ние ќе ти ја дадеме власта врз нив, и само за кратко време ќе останат соседи твои,-

۞ لَّئِن لَّمْ يَنتَهِ ٱلْمُنَٰفِقُونَ وَٱلَّذِينَ فِى قُلُوبِهِم مَّرَضٌ وَٱلْمُرْجِفُونَ فِى ٱلْمَدِينَةِ لَنُغْرِيَنَّكَ بِهِمْ ثُمَّ لَا يُجَاوِرُونَكَ فِيهَآ إِلَّا قَلِيلًا ﴿٦٠﴾

**61.** проколнети се тие; и каде било да се најдат, нека се притворат и нека се убијат!

مَّلْعُونِينَ ۖ أَيْنَمَا ثُقِفُوٓا۟ أُخِذُوا۟ وَقُتِّلُوا۟ تَقْتِيلًا ﴿٦١﴾

**62.** Таква беше праксата Аллахова кон оние кои поминаа пред нив. А ти никако не ќе најдеш измена во праксата Аллахова!

سُنَّةَ ٱللَّهِ فِى ٱلَّذِينَ خَلَوْا۟ مِن قَبْلُ ۖ وَلَن تَجِدَ لِسُنَّةِ ٱللَّهِ تَبْدِيلًا ﴿٦٢﴾

**63.** Те прашуваат луѓето за Часот. Кажи: “Знаењето за него е при Аллах, навистина! Ти за него не знаеш; Часот, можеби, е сосема блиску!”

يَسْـَٔلُكَ ٱلنَّاسُ عَنِ ٱلسَّاعَةِ ۖ قُلْ إِنَّمَا عِلْمُهَا عِندَ ٱللَّهِ ۚ وَمَا يُدْرِيكَ لَعَلَّ ٱلسَّاعَةَ تَكُونُ قَرِيبًا ﴿٦٣﴾

**64.** Аллах, секако, ги проколна неверниците и им подготви оган,

إِنَّ ٱللَّهَ لَعَنَ ٱلْكَٰفِرِينَ وَأَعَدَّ لَهُمْ سَعِيرًا ﴿٦٤﴾

**65.** и во него за навек ќе останат; не ќе најдат ни заштитник ни поддржник!

خَٰلِدِينَ فِيهَآ أَبَدًا لَّا يَجِدُونَ وَلِيًّا وَلَا نَصِيرًا ﴿٦٥﴾

**66.** На Денот кога лицата нивни ќе се гнетат во огнот, ќе речат: “О тешко нам! Само да бевме послушни и на Аллах и на пејгамберот!”

يَوْمَ تُقَلَّبُ وُجُوهُهُمْ فِي ٱلنَّارِ يَقُولُونَ
يَٰلَيْتَنَآ أَطَعْنَا ٱللَّهَ وَأَطَعْنَا ٱلرَّسُولَا۠ ﴿٦٦﴾

**67.** И ќе зборуваат: “Господаре наш, бевме послушни и на предводниците наши и на големците наши, па нѐ скршнаа по патот на заблудата!

وَقَالُوا۟ رَبَّنَآ إِنَّآ أَطَعْنَا سَادَتَنَا وَكُبَرَآءَنَا
فَأَضَلُّونَا ٱلسَّبِيلَا۠ ﴿٦٧﴾

**68.** О Господару наш, дај им казна двојна и проколни ги со клетвата голема!”

رَبَّنَآ ءَاتِهِمْ ضِعْفَيْنِ مِنَ ٱلْعَذَابِ
وَٱلْعَنْهُمْ لَعْنًا كَبِيرًا ﴿٦٨﴾

**69.** О верници, не бидете како оние кои го вознемируваа Муса! Па, Аллах го оддалечи од она што го зборуваа. Кај Аллах тој беше угледен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَكُونُوا۟ كَٱلَّذِينَ ءَاذَوْا۟ مُوسَىٰ
فَبَرَّأَهُ ٱللَّهُ مِمَّا قَالُوا۟ ۚ وَكَانَ عِندَ ٱللَّهِ وَجِيهًا ﴿٦٩﴾

**70.** О верници, плашете се од Аллах и зборувајте само вистина!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَقُولُوا۟
قَوْلًا سَدِيدًا ﴿٧٠﴾

**71.** Он ќе ви ги поправи делата ваши и Он ќе ви ги прости гревовите ваши. А оној кој е послушен и на Аллах и на пејгамберот Негов... тој ќе однесе, секако, победа голема!

يُصْلِحْ لَكُمْ أَعْمَٰلَكُمْ وَيَغْفِرْ لَكُمْ ذُنُوبَكُمْ ۗ
وَمَن يُطِعِ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ فَقَدْ فَازَ فَوْزًا عَظِيمًا ﴿٧١﴾

**72.** И Ние, навистина, го изнесовме аманетот и пред небесата и пред Земјата, и пред

إِنَّا عَرَضْنَا ٱلْأَمَانَةَ عَلَى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ
وَٱلْجِبَالِ فَأَبَيْنَ أَن يَحْمِلْنَهَا وَأَشْفَقْنَ مِنْهَا وَحَمَلَهَا

планините... и одбија да го понесат, плашејќи се од него, но ете, го понесе човекот. Човекот, навистина, е зулумќар и незнајко!

ٱلْإِنسَٰنُ إِنَّهُۥ كَانَ ظَلُومًا جَهُولًا ﴿٧٢﴾

**73.** За Аллах да ги казни мажите дволични и жените дволични, и многубошците и многубошките, и Аллах да им прости на верниците и на верничките. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

لِّيُعَذِّبَ ٱللَّهُ ٱلْمُنَٰفِقِينَ وَٱلْمُنَٰفِقَٰتِ
وَٱلْمُشْرِكِينَ وَٱلْمُشْرِكَٰتِ وَيَتُوبَ ٱللَّهُ
عَلَى ٱلْمُؤْمِنِينَ وَٱلْمُؤْمِنَٰتِ وَكَانَ ٱللَّهُ
غَفُورًا رَّحِيمًا ﴿٧٣﴾

## *СЕБЕ* (Себе) XXXIV



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Благодарение на Аллах! Сѐ што е на небесата и на Земјата е - Негово! Благодарноста му припаѓа и на Ахирет. Он е Мудар и Известен!

ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ ٱلَّذِى لَهُۥ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ
وَلَهُ ٱلْحَمْدُ فِى ٱلْءَاخِرَةِ وَهُوَ ٱلْحَكِيمُ ٱلْخَبِيرُ ﴿١﴾

**2.** Он го знае и она што влегува во земјата и она што излегува од земјата, и она што се спушта од небо и она што се извишува кон небо. Он е Сомилосен и Простувач!

يَعْلَمُ مَا يَلِجُ فِى ٱلْأَرْضِ وَمَا يَخْرُجُ مِنْهَا وَمَا يَنزِلُ
مِنَ ٱلسَّمَآءِ وَمَا يَعْرُجُ فِيهَا وَهُوَ ٱلرَّحِيمُ
ٱلْغَفُورُ ﴿٢﴾

**3.** Неверниците зборуваат: “Нема да ни дојде Часот!” Кажи: “Да, се колнам во Господарот мој, дека ќе ви дојде, сигурно!” Он е Зналец на тајната. Ни на небесата ни на Земјата ништо,

وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ لَا تَأْتِينَا ٱلسَّاعَةُ قُلْ بَلَىٰ وَرَبِّى
لَتَأْتِيَنَّكُمْ عَٰلِمِ ٱلْغَيْبِ لَا يَعْزُبُ عَنْهُ مِثْقَالُ
ذَرَّةٍ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَلَا فِى ٱلْأَرْضِ وَلَآ أَصْغَرُ مِن
ذَٰلِكَ وَلَآ أَكْبَرُ إِلَّا فِى كِتَٰبٍ مُّبِينٍ ﴿٣﴾

ни колку голушка, не може да Му се скрие; ни помало од тоа ни поголемо од тоа, а да не е во Книгата јасна.

**4.** За Он да ги награди оние кои веруваат и кои добри дела работат... на овие ќе им биде простено и ќе имаат ‘рск благороден,

لِّيَجْزِيَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ ۚ
أُو۟لَٰٓئِكَ لَهُم مَّغْفِرَةٌ وَرِزْقٌ كَرِيمٌ ﴿٤﴾

**5.** а на оние кои се трудеа против ајетите Наши, сакајќи да ги оневозможат... ќе им припадне казна од казната болна.

وَٱلَّذِينَ سَعَوْ فِىٓ ءَايَٰتِنَا مُعَٰجِزِينَ أُو۟لَٰٓئِكَ
لَهُمْ عَذَابٌ مِّن رِّجْزٍ أَلِيمٌ ﴿٥﴾

**6.** Оние со даденото им знаење гледаат дека она што ти се објавува од Господарот твој е вистина и дека упатува кон патот на Силниот и за благодарност Достојниот!

وَيَرَى ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْعِلْمَ ٱلَّذِىٓ أُنزِلَ إِلَيْكَ
مِن رَّبِّكَ هُوَ ٱلْحَقَّ وَيَهْدِىٓ إِلَىٰ صِرَٰطِ
ٱلْعَزِيزِ ٱلْحَمِيدِ ﴿٦﴾

**7.** Неверниците зборуваат: “Да ве упатиме ли кон еден човек кој ќе ве извести дека кога ќе се распарчете целосно, ќе се возобновете, навистина!

وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ هَلْ نَدُلُّكُمْ عَلَىٰ رَجُلٍ يُنَبِّئُكُمْ
إِذَا مُزِّقْتُمْ كُلَّ مُمَزَّقٍ إِنَّكُمْ لَفِى خَلْقٍ جَدِيدٍ ﴿٧﴾

**8.** Фрла ли тој лага врз Аллах? Или, пак, тоа го прават џиновите во него? Да, оние кои не веруваат во Ахирет се во мака и низ скршнување во заблуда далечна!

أَفْتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبًا أَم بِهِۦ جِنَّةٌۢ ۗ بَلِ ٱلَّذِينَ لَا يُؤْمِنُونَ
بِٱلْءَاخِرَةِ فِى ٱلْعَذَابِ وَٱلضَّلَٰلِ ٱلْبَعِيدِ ﴿٨﴾

**9.** Не го гледаат ли она што е над нив и она што е зад нив, од небо и од земја? Кога би сакале

أَفَلَمْ يَرَوْا۟ إِلَىٰ مَا بَيْنَ أَيْدِيهِمْ وَمَا خَلْفَهُم
مِّنَ ٱلسَّمَآءِ وَٱلْأَرْضِ ۚ إِن نَّشَأْ نَخْسِفْ بِهِمُ

би ги закопале во земја или би спуштиле врз нив парчиња од небо. Ете, во тоа, навистина, има знамение за секој роб послушен!

ٱلْأَرْضَ أَوْ نُسْقِطْ عَلَيْهِمْ كِسَفًا مِّنَ ٱلسَّمَآءِ
إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَةً لِّكُلِّ عَبْدٍ مُّنِيبٍ ٩

**10.** И на Давуд, секако, Ние му дадовме од добрината Наша -: “О брда, славете Ме со него, а и вие птици!” И за него Ние железото го смекнавме.

۞ وَلَقَدْ ءَاتَيْنَا دَاوُۥدَ مِنَّا فَضْلًا يَٰجِبَالُ أَوِّبِى
مَعَهُۥ وَٱلطَّيْرَ وَأَلَنَّا لَهُ ٱلْحَدِيدَ ١٠

**11.** “Прави панцири целосни и плети ги добро жиците!” И работи добро дело! Јас, навистина, го гледам она што го работите.

أَنِ ٱعْمَلْ سَٰبِغَٰتٍ وَقَدِّرْ فِى ٱلسَّرْدِ وَٱعْمَلُوا۟
صَٰلِحًا إِنِّى بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ١١

**12.** И на Сулејман Ние ветрот му го потчинивме: само за едно утро дуваше колку за еден месец, и само за една вечер дуваше колку за еден месец. И за него Ние одредивме од изворот бакар да тече, и со одобрението на Господарот Негов, од џиновите да работаат за него. А оној од нив кој скршнуваше од наредбата Наша Ние ќе одредиме да ја вкуси казната огнена.

وَلِسُلَيْمَٰنَ ٱلرِّيحَ غُدُوُّهَا شَهْرٌ وَرَوَاحُهَا شَهْرٌ
وَأَسَلْنَا لَهُۥ عَيْنَ ٱلْقِطْرِ وَمِنَ ٱلْجِنِّ مَن يَعْمَلُ
بَيْنَ يَدَيْهِ بِإِذْنِ رَبِّهِۦ وَمَن يَزِغْ مِنْهُمْ عَنْ أَمْرِنَا
نُذِقْهُ مِنْ عَذَابِ ٱلسَّعِيرِ ١٢

**13.** Оние за него го работеа она што тој го посакуваше: и храмови, и споменици, и садови како чамци и котли неподвижни. - “Работете, о семејство Давудово, за да бидете благо-

يَعْمَلُونَ لَهُۥ مَا يَشَآءُ مِن مَّحَٰرِيبَ وَتَمَٰثِيلَ وَجِفَانٍ
كَٱلْجَوَابِ وَقُدُورٍ رَّاسِيَٰتٍ ٱعْمَلُوٓا۟ ءَالَ دَاوُۥدَ
شُكْرًا وَقَلِيلٌ مِّنْ عِبَادِىَ ٱلشَّكُورُ ١٣

дарни.” Малкумина од робовите Мои се благодарни!

14. И бидејќи решивме да умре, никој немаше кој да ги извести за смртта негова, освен едно животинче кое лази по земјата и кое го стопи стапот негов. И бидејќи тој падна, на џиновите им стана јасно дека, доколку би ја знаеле тајната, не би ја вкусиле казната срамна.

فَلَمَّا قَضَيْنَا عَلَيْهِ ٱلْمَوْتَ مَا دَلَّهُمْ عَلَىٰ مَوْتِهِۦٓ
إِلَّا دَآبَّةُ ٱلْأَرْضِ تَأْكُلُ مِنسَأَتَهُۥ ۖ
فَلَمَّا خَرَّ تَبَيَّنَتِ ٱلْجِنُّ أَن لَّوْ كَانُوا۟ يَعْلَمُونَ
ٱلْغَيْبَ مَا لَبِثُوا۟ فِى ٱلْعَذَابِ ٱلْمُهِينِ ﴿١٤﴾

15. Имаше доказ, секако, во Себе, во живеалиштата нивни: бавчи и од левата и од десната страна. - “Јадете од ‘рскот на Господарот ваш и бидете Му благодарни. Е, колку добар предел и Господар Простувач!”

لَقَدْ كَانَ لِسَبَإٍ فِى مَسْكَنِهِمْ ءَايَةٌ ۖ جَنَّتَانِ عَن يَمِينٍ
وَشِمَالٍ ۖ كُلُوا۟ مِن رِّزْقِ رَبِّكُمْ وَٱشْكُرُوا۟ لَهُۥ ۚ بَلْدَةٌ
طَيِّبَةٌ وَرَبٌّ غَفُورٌ ﴿١٥﴾

16. Па, се спротиставија. И Ние им испративме поплава од преградата која попушти, и бавчите нивни ги заменивме со две други бавчи, со плодови горчливи, со грмушки и со неколку срдовици.

فَأَعْرَضُوا۟ فَأَرْسَلْنَا عَلَيْهِمْ سَيْلَ ٱلْعَرِمِ
وَبَدَّلْنَٰهُم بِجَنَّتَيْهِمْ جَنَّتَيْنِ ذَوَاتَىْ أُكُلٍ خَمْطٍ
وَأَثْلٍ وَشَىْءٍ مِّن سِدْرٍ قَلِيلٍ ﴿١٦﴾

17. Ете, така Ние ги казнивме затоа што не веруваа. Кого, тогаш, освен неверниците казнивме?

ذَٰلِكَ جَزَيْنَٰهُم بِمَا كَفَرُوا۟ ۖ
وَهَلْ نُجَٰزِىٓ إِلَّا ٱلْكَفُورَ ﴿١٧﴾

18. Меѓу нив и градовите кои Ние ги благословивме одредивме градови приметливи, а меѓу нив одредивме, исто така, растојание. И патувајте низ нив и ноќе и дење, безбедни!

وَجَعَلْنَا بَيْنَهُمْ وَبَيْنَ ٱلْقُرَى ٱلَّتِى بَٰرَكْنَا فِيهَا قُرًى
ظَٰهِرَةً وَقَدَّرْنَا فِيهَا ٱلسَّيْرَ ۖ سِيرُوا۟ فِيهَا لَيَالِىَ
وَأَيَّامًا ءَامِنِينَ ﴿١٨﴾

**19.** Па, рекоа: “Господаре наш, повлечи растојание меѓу патувањата наши! “ Самите себеси зулум си направија: ги оставивме само во кажувањата и во целост ги расцепивме. Ете,во тоа, навистина, има знаменија за секој кој е трпелив и благодарен!

فَقَالُوا۟ رَبَّنَا بَٰعِدْ بَيْنَ أَسْفَارِنَا وَظَلَمُوٓا۟ أَنفُسَهُمْ
فَجَعَلْنَٰهُمْ أَحَادِيثَ وَمَزَّقْنَٰهُمْ كُلَّ مُمَزَّقٍ ۚ
إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَءَايَٰتٍ لِّكُلِّ صَبَّارٍ شَكُورٍ ﴿١٩﴾

**20.** И го потврди Иблис, секако, мислењето негово за нив: па, ете, го следеа, но не и една дружина на верници:

وَلَقَدْ صَدَّقَ عَلَيْهِمْ إِبْلِيسُ ظَنَّهُۥ فَٱتَّبَعُوهُ إِلَّا فَرِيقًا
مِّنَ ٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿٢٠﴾

**21.**врз нив немаше никаква власт; но само да се знае, секако, кој верува во Ахирет, а кој, токму, во него се сомнева. И Господарот твој е Заштитник на сѐ!

وَمَا كَانَ لَهُۥ عَلَيْهِم مِّن سُلْطَٰنٍ إِلَّا لِنَعْلَمَ
مَن يُؤْمِنُ بِٱلْءَاخِرَةِ مِمَّنْ هُوَ مِنْهَا فِى شَكٍّ ۗ وَرَبُّكَ
عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ حَفِيظٌ ﴿٢١﴾

**22.** Кажи: “Повикајте ги оние кои, освен Аллах, ги замислувате. Не поседуваат ништо, ни колку една голушка ситно, ни на небесата ни на Земјата: во нив оние не соучествуваат ништо а ниту, пак, Он од нив очекува помош некаква.”

قُلِ ٱدْعُوا۟ ٱلَّذِينَ زَعَمْتُم مِّن دُونِ ٱللَّهِ ۖ
لَا يَمْلِكُونَ مِثْقَالَ ذَرَّةٍ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَلَا فِى ٱلْأَرْضِ وَمَا لَهُمْ فِيهِمَا مِن شِرْكٍ
وَمَا لَهُۥ مِنْهُم مِّن ظَهِيرٍ ﴿٢٢﴾

**23.** Кај Него не користи посредувањето, освен за оној за кого Он ќе одобри. И кога од срцата нивни ќе го снема стравот ќе речат: “Што рече Господарот ваш?” Ќе речат: “Вистина!”; Он е Вишен и Голем!

وَلَا تَنفَعُ ٱلشَّفَٰعَةُ عِندَهُۥٓ إِلَّا لِمَنْ أَذِنَ لَهُۥ ۚ
حَتَّىٰٓ إِذَا فُزِّعَ عَن قُلُوبِهِمْ قَالُوا۟ مَاذَا قَالَ رَبُّكُمْ ۖ
قَالُوا۟ ٱلْحَقَّ ۖ وَهُوَ ٱلْعَلِىُّ ٱلْكَبِيرُ ﴿٢٣﴾

**24.** Кажи: “Кој ви дава ‘рск и од небесата и од Земјата?” Кажи: “Аллах!” И уште: “Ние сме или, пак, вие сте по Патоказот или по беспаќето очигледно?”

۞قُلْ مَن يَرْزُقُكُم مِّنَ السَّمَٰوَاتِ وَالْأَرْضِ ۖ قُلِ اللَّهُ ۖ وَإِنَّا أَوْ إِيَّاكُمْ لَعَلَىٰ هُدًى أَوْ فِي ضَلَالٍ مُّبِينٍ ﴿٢٤﴾

**25.** Кажи: “Вие не ќе одговарате за она што ние го згрешивме, а ниту, пак, ние ќе одговараме за она што го работите.”

قُل لَّا تُسْأَلُونَ عَمَّا أَجْرَمْنَا وَلَا نُسْأَلُ عَمَّا تَعْمَلُونَ ﴿٢٥﴾

**26.** Кажи: “Господарот наш ќе нѐ збере, потоа Он, меѓу нас, ќе пресуди праведно. Он е Судија и Зналец!”

قُلْ يَجْمَعُ بَيْنَنَا رَبُّنَا ثُمَّ يَفْتَحُ بَيْنَنَا بِالْحَقِّ وَهُوَ الْفَتَّاحُ الْعَلِيمُ ﴿٢٦﴾

**27.** Кажи: “Покажете ми ги оние здруженици кои ги прикачувате за Него. Но не! Аллах е Оној кој е Силен и Мудар!”

قُلْ أَرُونِيَ الَّذِينَ أَلْحَقْتُم بِهِ شُرَكَاءَ ۖ كَلَّا ۚ بَلْ هُوَ اللَّهُ الْعَزِيزُ الْحَكِيمُ ﴿٢٧﴾

**28.** И за сите луѓе Ние те испративме како радосник и опоменувач, но, ете, мнозинството на луѓето не знаат.

وَمَا أَرْسَلْنَاكَ إِلَّا كَافَّةً لِّلنَّاسِ بَشِيرًا وَنَذِيرًا وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَ النَّاسِ لَا يَعْلَمُونَ ﴿٢٨﴾

**29.** И зборуваат: “Кога еднаш ќе се оствари таа закана, ако сте искрени?”

وَيَقُولُونَ مَتَىٰ هَٰذَا الْوَعْدُ إِن كُنتُمْ صَادِقِينَ ﴿٢٩﴾

**30.** Кажи: “Па, вие ќе се сретнете на Денот чие доаѓање не можете ни за миг да го забрзате а ниту да го задоцните.”

قُل لَّكُم مِّيعَادُ يَوْمٍ لَّا تَسْتَأْخِرُونَ عَنْهُ سَاعَةً وَلَا تَسْتَقْدِمُونَ ﴿٣٠﴾

**31.** Неверниците зборуваат: “Никојпат не ќе веруваме во овој Кур’ан ниту во она што му претходеше!” - А кога би видел, кога зулумќарите ќе стојат пред Господарот свој, како еднинад-руги ќе разговараат, угнетените ќе им речат на угнетувачите: “Да не бевте вие ќе верувавме, сигурно!”

وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ لَن نُّؤۡمِنَ بِهَٰذَا ٱلۡقُرۡءَانِ
وَلَا بِٱلَّذِي بَيۡنَ يَدَيۡهِۗ وَلَوۡ تَرَىٰٓ إِذِ ٱلظَّٰلِمُونَ
مَوۡقُوفُونَ عِندَ رَبِّهِمۡ يَرۡجِعُ بَعۡضُهُمۡ
إِلَىٰ بَعۡضٍ ٱلۡقَوۡلَ يَقُولُ ٱلَّذِينَ ٱسۡتُضۡعِفُواْ
لِلَّذِينَ ٱسۡتَكۡبَرُواْ لَوۡلَآ أَنتُمۡ لَكُنَّا مُؤۡمِنِينَ ٣١

**32.** Угнетувачите ќе им речат на угнетените: “ Ние ли ве попречивме во Патоказот по веќе неговото доаѓање до вас? Но, вие самите бевте силници!”

قَالَ ٱلَّذِينَ ٱسۡتَكۡبَرُواْ لِلَّذِينَ ٱسۡتُضۡعِفُوٓاْ
أَنَحۡنُ صَدَدۡنَٰكُمۡ عَنِ ٱلۡهُدَىٰ بَعۡدَ إِذۡ جَآءَكُمۖ
بَلۡ كُنتُم مُّجۡرِمِينَ ٣٢

**33.** Угнетените ќе им речат на угнетувачите: “Не, сплеткаревте и дење и ноќе кога ни наредувавте да не веруваме во Аллах и богови Нему да му припишуваме. И бидејќи ќе ја здогледаат казната, ќе ја скријат тагата. А на вратовите на неверниците синџири ќе им ставиме. Ќе бидат казнети само за она што го работеа?”

وَقَالَ ٱلَّذِينَ ٱسۡتُضۡعِفُواْ لِلَّذِينَ ٱسۡتَكۡبَرُواْ
بَلۡ مَكۡرُ ٱلَّيۡلِ وَٱلنَّهَارِ إِذۡ تَأۡمُرُونَنَآ أَن نَّكۡفُرَ بِٱللَّهِ
وَنَجۡعَلَ لَهُۥٓ أَندَادٗاۚ وَأَسَرُّواْ ٱلنَّدَامَةَ لَمَّا رَأَوُاْ
ٱلۡعَذَابَ وَجَعَلۡنَا ٱلۡأَغۡلَٰلَ فِيٓ أَعۡنَاقِ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْۚ
هَلۡ يُجۡزَوۡنَ إِلَّا مَا كَانُواْ يَعۡمَلُونَ ٣٣

**34.** И Ние во ниеден град не испративме опоменувач а свикнатите во раскошниот животда не речеа: “Не веруваме, навистина, во она со што сте испратени!”

وَمَآ أَرۡسَلۡنَا فِي قَرۡيَةٖ مِّن نَّذِيرٍ إِلَّا قَالَ مُتۡرَفُوهَآ
إِنَّا بِمَآ أُرۡسِلۡتُم بِهِۦ كَٰفِرُونَ ٣٤

**35.** И исто така зборуваа: “Изобилуваме и со имање и со деца; ние нема да бидеме казнети.”

وَقَالُواْ نَحۡنُ أَكۡثَرُ أَمۡوَٰلٗا وَأَوۡلَٰدٗا
وَمَا نَحۡنُ بِمُعَذَّبِينَ ٣٥

**36.** Кажи: “Господарот мој, навистина, дава ‘рск кому Он сака, и одредува, но мнозинството на луѓето не знаат.”

قُلْ إِنَّ رَبِّي يَبْسُطُ ٱلرِّزْقَ لِمَن يَشَآءُ وَيَقْدِرُ وَلَٰكِنَّ
أَكْثَرَ ٱلنَّاسِ لَا يَعْلَمُونَ ٣٦

**37.** Ни имотите ваши, ни децата ваши не се она што ќе ве донесе во близината Наша, освен оние кои веруваат и кои добри дела работат. Наградата нивна ќе биде удвоена, токму, заради она што го работеа. И оние ќе бидат во одаите, безбедни!

وَمَآ أَمْوَٰلُكُمْ وَلَآ أَوْلَٰدُكُم بِٱلَّتِى تُقَرِّبُكُمْ عِندَنَا
زُلْفَىٰٓ إِلَّا مَنْ ءَامَنَ وَعَمِلَ صَٰلِحًا فَأُو۟لَٰٓئِكَ
لَهُمْ جَزَآءُ ٱلضِّعْفِ بِمَا عَمِلُوا۟ وَهُمْ فِى ٱلْغُرُفَٰتِ
ءَامِنُونَ ٣٧

**38.** А оние кои се трудат да им се справат на доказите Наши - се немоќни. Оние ќе бидат присилени да бидат во казната.

وَٱلَّذِينَ يَسْعَوْنَ فِىٓ ءَايَٰتِنَا مُعَٰجِزِينَ أُو۟لَٰٓئِكَ
فِى ٱلْعَذَابِ مُحْضَرُونَ ٣٨

**39.** Кажи: “Господарот мој, навистина, дава ‘рск кому Он сака од робовите Свои; Он му одредува. И сè она што ќе го поделите Аллах, секако, ќе го надополни.” Он меѓу снабдувачите е Најдобриот.

قُلْ إِنَّ رَبِّى يَبْسُطُ ٱلرِّزْقَ لِمَن يَشَآءُ مِنْ عِبَادِهِۦ
وَيَقْدِرُ لَهُۥ ۚ وَمَآ أَنفَقْتُم مِّن شَىْءٍ فَهُوَ يُخْلِفُهُۥ ۖ
وَهُوَ خَيْرُ ٱلرَّٰزِقِينَ ٣٩

**40.** И на Денот кога ќе ги збере сите, и кога ќе им рече на мелеките: “Вас ли ве обожаваа оние?”

وَيَوْمَ يَحْشُرُهُمْ جَمِيعًا ثُمَّ يَقُولُ لِلْمَلَٰٓئِكَةِ
أَهَٰٓؤُلَآءِ إِيَّاكُمْ كَانُوا۟ يَعْبُدُونَ ٤٠

**41.** Ќе речат: “ Славен биди Ти! Ти си, а не оние, наш Заштитник; но оние џиновите ги обожаваат.” Мнозинството од нив им веруваат!

قَالُوا۟ سُبْحَٰنَكَ أَنتَ وَلِيُّنَا مِن دُونِهِم ۖ بَلْ كَانُوا۟
يَعْبُدُونَ ٱلْجِنَّ ۖ أَكْثَرُهُم بِهِم مُّؤْمِنُونَ ٤١

**42.** Па, денес не ќе можете ни да користите ни да наштетите еднинадруги, а на оние кои правеа зулум ќе им речеме: “Вкусете ја казната огнена што ја сметавте за лажна!”

فَٱلْيَوْمَ لَا يَمْلِكُ بَعْضُكُمْ لِبَعْضٍ نَّفْعًا وَلَا ضَرًّا
وَنَقُولُ لِلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ ذُوقُوا۟ عَذَابَ
ٱلنَّارِ ٱلَّتِى كُنتُم بِهَا تُكَذِّبُونَ ﴿٤٢﴾

**43.** А кога им се кажуваат ајетите Наши јасни, зборуваат: “Ова е само човек кој посакува да ве одврати од она што го обожаваа предците ваши” - и зборуваат - “ова е само измислена клевета.” А оние кои не веруваат за вистината, бидејќи им дојде, зборуваат: “Ова е само волшебништво јасно!”

وَإِذَا تُتْلَىٰ عَلَيْهِمْ ءَايَـٰتُنَا بَيِّنَـٰتٍ قَالُوا۟ مَا هَـٰذَآ إِلَّا رَجُلٌ
يُرِيدُ أَن يَصُدَّكُمْ عَمَّا كَانَ يَعْبُدُ ءَابَآؤُكُمْ وَقَالُوا۟
مَا هَـٰذَآ إِلَّآ إِفْكٌ مُّفْتَرًى وَقَالَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟
لِلْحَقِّ لَمَّا جَآءَهُمْ إِنْ هَـٰذَآ إِلَّا سِحْرٌ مُّبِينٌ ﴿٤٣﴾

**44.** И ним Ние не им дадовме никакви книги што би ги изучувале, а не им испративме, пред тебе, никаков опоменувач!

وَمَآ ءَاتَيْنَـٰهُم مِّن كُتُبٍ يَدْرُسُونَهَا وَمَآ أَرْسَلْنَآ
إِلَيْهِمْ قَبْلَكَ مِن نَّذِيرٍ ﴿٤٤﴾

**45.** Лажеа и оние пред нив. Не постигнаа ни десетина од она што Ние им го дадовме. И пејгамберите Мои за лажни ги сметаа. Е, каква беше осудата моја!

وَكَذَّبَ ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ وَمَا بَلَغُوا۟ مِعْشَارَ
مَآ ءَاتَيْنَـٰهُمْ فَكَذَّبُوا۟ رُسُلِى فَكَيْفَ كَانَ نَكِيرِ ﴿٤٥﴾

**46.** Кажи: “Јас, навистина, ве советувам само со едно: Да стоите на нозете пред Аллах, било по двајца било поединечно, а потоа да размислувате. Другарот ваш не е со џинови. Он е само опоменувач ваш пред казната тешка!”

۞ قُلْ إِنَّمَآ أَعِظُكُم بِوَٰحِدَةٍ أَن تَقُومُوا۟ لِلَّهِ مَثْنَىٰ
وَفُرَٰدَىٰ ثُمَّ تَتَفَكَّرُوا۟ مَا بِصَاحِبِكُم مِّن جِنَّةٍ
إِنْ هُوَ إِلَّا نَذِيرٌ لَّكُم بَيْنَ يَدَىْ عَذَابٍ شَدِيدٍ ﴿٤٦﴾

**47.** Кажи: “И каква било награда да барам од вас... па, тоа е само награда ваша. А наградата моја е само при Аллах. Он, токму, е Сведок за сè!”

قُلْ مَا سَأَلْتُكُم مِّنْ أَجْرٍ فَهُوَ لَكُمْ إِنْ أَجْرِيَ
إِلَّا عَلَى ٱللَّهِ وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ شَهِيدٌ ﴿٤٧﴾

**48.** Кажи: “Господарот мој, сигурно, доставува само вистина. Он е Зналец на тајните!”

قُلْ إِنَّ رَبِّي يَقْذِفُ بِٱلْحَقِّ عَلَّٰمُ ٱلْغُيُوبِ ﴿٤٨﴾

**49.** Кажи: “Вистината дојде, а невистината е немоќна ни да го почне ни да го повтори создавањето.”

قُلْ جَآءَ ٱلْحَقُّ وَمَا يُبْدِئُ ٱلْبَٰطِلُ وَمَا يُعِيدُ ﴿٤٩﴾

**50.** Кажи: “Ако скршнам во заблуда... па, навистина, скршнувам за себеси, а ако по патот вистински се упатам, тогаш, тоа, навистина, е заради она што ми е објавено од Господарот мој. Он, навистина, е Слушач и Близок!”

قُلْ إِن ضَلَلْتُ فَإِنَّمَآ أَضِلُّ عَلَىٰ نَفْسِي وَإِنِ ٱهْتَدَيْتُ
فَبِمَا يُوحِيٓ إِلَيَّ رَبِّيٓ إِنَّهُۥ سَمِيعٌ قَرِيبٌ ﴿٥٠﴾

**51.** Е, само да ги видиш кога ќе бидат уплашени! Не ќе можат да побегнат. Ќе бидат грабнати од место блиско.

وَلَوْ تَرَىٰٓ إِذْ فَزِعُوا۟ فَلَا فَوْتَ وَأُخِذُوا۟ مِن مَّكَانٍ
قَرِيبٍ ﴿٥١﴾

**52.** И уште ќе речат: “Ние веруваме во Него!” Но, како оние, навистина, да го постигнат тоа од место далечно?”

وَقَالُوٓا۟ ءَامَنَّا بِهِۦ وَأَنَّىٰ لَهُمُ ٱلتَّنَاوُشُ مِن مَّكَانٍ
بَعِيدٍ ﴿٥٢﴾

**53.** А оние во Него порано, секако, не веруваа; за невидливото ли од место далечно?

وَقَدْ كَفَرُوا۟ بِهِۦ مِن قَبْلُ وَيَقْذِفُونَ
بِٱلْغَيْبِ مِن مَّكَانٍ بَعِيدٍ ﴿٥٣﴾

**54.** Поставена е пречка меѓу нив и меѓу она кон што тежнеат. Ете, така беше направено порано со дружините ним слични. Оние, навистина, беа во сомнение големо!

وَحِيلَ بَيْنَهُمْ وَبَيْنَ مَا يَشْتَهُونَ كَمَا فُعِلَ بِأَشْيَاعِهِم
مِّن قَبْلُ ۚ إِنَّهُمْ كَانُوا فِي شَكٍّ مُّرِيبٍ ﴿٥٤﴾

## ***ФАТИР*** (Создател) XXXV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** Благодарение на Аллах, Создателот на небесата и на Земјата, кој ги создаде мелеките да бидат пратеници: со по едно, со по две и со по три крилја. Он во создавањето додава што сака. Аллах, навистина, е Кадар за сѐ!

الْحَمْدُ لِلَّهِ فَاطِرِ السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضِ جَاعِلِ الْمَلَائِكَةِ
رُسُلًا أُولِي أَجْنِحَةٍ مَّثْنَىٰ وَثُلَاثَ وَرُبَاعَ ۚ يَزِيدُ فِي الْخَلْقِ
مَا يَشَاءُ ۚ إِنَّ اللَّهَ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ قَدِيرٌ ﴿١﴾

**2.** Милоста која ќе ја отвори Аллах кон луѓето никој не ќе може да ја допре. А она што Он ќе го допре, нема никој што ќе може да го испрати по Него. Он е Силен и Мудар!

مَّا يَفْتَحِ اللَّهُ لِلنَّاسِ مِن رَّحْمَةٍ فَلَا مُمْسِكَ لَهَا ۖ
وَمَا يُمْسِكْ فَلَا مُرْسِلَ لَهُ مِن بَعْدِهِ ۚ
وَهُوَ الْعَزِيزُ الْحَكِيمُ ﴿٢﴾

**3.** О луѓе, сетете се на благодатот Аллахов кон вас. Има ли друг создател, освен Аллах, кој ќе ви даде ‘рск и од небесата и од Земјата? Нема друг бог освен Него. Па, тогаш, каде сте кинисале?

يَا أَيُّهَا النَّاسُ اذْكُرُوا نِعْمَتَ اللَّهِ عَلَيْكُمْ ۚ هَلْ مِنْ خَالِقٍ
غَيْرُ اللَّهِ يَرْزُقُكُم مِّنَ السَّمَاءِ وَالْأَرْضِ ۚ لَا إِلَٰهَ
إِلَّا هُوَ ۖ فَأَنَّىٰ تُؤْفَكُونَ ﴿٣﴾

**4.** А ако те сметаат за лашко, па за лажни ги сметаа и пејгамберите пред тебе. И кон Аллах работите се враќаат!

وَإِن يُكَذِّبُوكَ فَقَدْ كُذِّبَتْ رُسُلٌ مِّن قَبْلِكَ ۚ
وَإِلَى اللَّهِ تُرْجَعُ الْأُمُورُ ﴿٤﴾

**5.** О луѓе, ветувањето Аллахово, навистина, е вистина. Нека не ве измами животот на овој свет. И измамата нека не ве измами во однос на Аллах!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِنَّ وَعۡدَ ٱللَّهِ حَقّٞۖ فَلَا تَغُرَّنَّكُمُ ٱلۡحَيَوٰةُ
ٱلدُّنۡيَاۖ وَلَا يَغُرَّنَّكُم بِٱللَّهِ ٱلۡغَرُورُ ٥

**6.** Шејтанот, секако, ви е непријател. Па, сметајте го само како непријател! Он, навистина, повикува кон странката негова за да бидат жители на огнот.

إِنَّ ٱلشَّيۡطَٰنَ لَكُمۡ عَدُوّٞ فَٱتَّخِذُوهُ عَدُوًّاۚ إِنَّمَا يَدۡعُواْ
حِزۡبَهُۥ لِيَكُونُواْ مِنۡ أَصۡحَٰبِ ٱلسَّعِيرِ ٦

**7.** За оние кои не веруваат има тешка казна, а за оние кои веруваат и кои добри дела работат има прошка и награда голема.

ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ لَهُمۡ عَذَابٞ شَدِيدٞۖ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ
ٱلصَّٰلِحَٰتِ لَهُم مَّغۡفِرَةٞ وَأَجۡرٞ كَبِيرٌ ٧

**8.** Ист ли е оној кому му се разубавува постапката на Шејтанот, па ја гледа убава? Па, Аллах, секако, скршнува во заблуда кого сака и Он упатува кого сака. Нека душата твоја, тогаш, не ја обземат грижи за нив. Аллах, навистина, го знае она што го прават!

أَفَمَن زُيِّنَ لَهُۥ سُوٓءُ عَمَلِهِۦ فَرَءَاهُ حَسَنٗاۖ فَإِنَّ ٱللَّهَ يُضِلُّ
مَن يَشَآءُ وَيَهۡدِي مَن يَشَآءُۖ فَلَا تَذۡهَبۡ نَفۡسُكَ
عَلَيۡهِمۡ حَسَرَٰتٍۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَلِيمُۢ بِمَا يَصۡنَعُونَ ٨

**9.** Аллах е Оној кој ги испраќа ветровите, кои ги туркаат облаците... па Ние ќе одредиме, потоа, да се истурат врз некое мртво место и, со тоа, ќе ја оживиме земјата по мртвилото нејзино. Ете, такво ќе биде оживувањето!

وَٱللَّهُ ٱلَّذِيٓ أَرۡسَلَ ٱلرِّيَٰحَ فَتُثِيرُ سَحَابٗا فَسُقۡنَٰهُ إِلَىٰ بَلَدٖ
مَّيِّتٖ فَأَحۡيَيۡنَا بِهِ ٱلۡأَرۡضَ بَعۡدَ مَوۡتِهَاۚ كَذَٰلِكَ
ٱلنُّشُورُ ٩

**10.** Оној кој посакува величие... па, сето величие е - Аллахово! Кон него се извишува убавиот

مَن كَانَ يُرِيدُ ٱلۡعِزَّةَ فَلِلَّهِ ٱلۡعِزَّةُ جَمِيعًاۚ إِلَيۡهِ يَصۡعَدُ
ٱلۡكَلِمُ ٱلطَّيِّبُ وَٱلۡعَمَلُ ٱلصَّٰلِحُ يَرۡفَعُهُۥۚ وَٱلَّذِينَ

збор. И доброто дело Он го дига. А оние кои сплеткарат, работејќи лоши дела, ќе имаат казна жестока. Сплеткарењето нивно е безуспешно!

يَمۡكُرُونَ ٱلسَّيِّـَٔاتِ لَهُمۡ عَذَابٞ شَدِيدٞۖ
وَمَكۡرُ أُوْلَٰٓئِكَ هُوَ يَبُورُ ١٠

**11.** А Аллах ве создаде од земја, а потоа од семе, а потоа ве создаде парови. И жената не останува трудна и не раѓа без знаењето Негово. Никому животот не му се продолжува и никому животот не му се скратува а тоа да не е во Книгата. Ете, тоа за Аллах, навистина, е лесно!

وَٱللَّهُ خَلَقَكُم مِّن تُرَابٖ ثُمَّ مِن نُّطۡفَةٖ ثُمَّ جَعَلَكُمۡ
أَزۡوَٰجٗاۚ وَمَا تَحۡمِلُ مِنۡ أُنثَىٰ وَلَا تَضَعُ إِلَّا بِعِلۡمِهِۦۚ
وَمَا يُعَمَّرُ مِن مُّعَمَّرٖ وَلَا يُنقَصُ مِنۡ عُمُرِهِۦٓ
إِلَّا فِي كِتَٰبٍۚ إِنَّ ذَٰلِكَ عَلَى ٱللَّهِ يَسِيرٞ ١١

**12.** И двете морињa не се еднакви: едната вода е пивка, слатка, пријатно се пие, а другата, пак, е солена и горчлива. И од двете мориња јадете свежо месо, и го вадите оној накит што го носите. И гледаш како чамецот го сече морето за да ја побарате добрината Негова и да бидете благодарни.

وَمَا يَسۡتَوِي ٱلۡبَحۡرَانِ هَٰذَا عَذۡبٞ فُرَاتٞ سَآئِغٞ
شَرَابُهُۥ وَهَٰذَا مِلۡحٌ أُجَاجٞۖ وَمِن كُلّٖ تَأۡكُلُونَ لَحۡمٗا
طَرِيّٗا وَتَسۡتَخۡرِجُونَ حِلۡيَةٗ تَلۡبَسُونَهَاۖ وَتَرَى
ٱلۡفُلۡكَ فِيهِ مَوَاخِرَ لِتَبۡتَغُواْ مِن فَضۡلِهِۦ
وَلَعَلَّكُمۡ تَشۡكُرُونَ ١٢

**13.** Он ја вовлекува ноќта во денот и Он го вовлекува денот во ноќта, и го потчини и Сонцето и Месечината. И сето тоа така тече до рок определен. Ете, тоа ви е Аллах, Господарот ваш. Власта е - Негова! А оние кои ги повикувате освен Аллах не поседуваат ни корка од семенка.

يُولِجُ ٱلَّيۡلَ فِي ٱلنَّهَارِ وَيُولِجُ ٱلنَّهَارَ فِي ٱلَّيۡلِ
وَسَخَّرَ ٱلشَّمۡسَ وَٱلۡقَمَرَ كُلّٞ يَجۡرِي
لِأَجَلٖ مُّسَمّٗىۚ ذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبُّكُمۡ لَهُ ٱلۡمُلۡكُۚ
وَٱلَّذِينَ تَدۡعُونَ مِن دُونِهِۦ مَا يَمۡلِكُونَ
مِن قِطۡمِيرٍ ١٣

**14.** А ако им се молите не ја слушаат молбата ваша, а, иако ја слушаат, не ќе ви одговорат. На Денот суден не ќе ви го признаат многубоштвото. И никој не ќе те извести како Известениот!

إِن تَدْعُوهُمْ لَا يَسْمَعُوا۟ دُعَآءَكُمْ وَلَوْ سَمِعُوا۟ مَا ٱسْتَجَابُوا۟ لَكُمْ ۖ وَيَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ يَكْفُرُونَ بِشِرْكِكُمْ ۚ وَلَا يُنَبِّئُكَ مِثْلُ خَبِيرٍ ﴿١٤﴾

**15.** О луѓе, вие сте зависни од Аллах. А Аллах, токму, е Независен и за благодарност Достоен!

۞ يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ أَنتُمُ ٱلْفُقَرَآءُ إِلَى ٱللَّهِ ۖ وَٱللَّهُ هُوَ ٱلْغَنِىُّ ٱلْحَمِيدُ ﴿١٥﴾

**16.** Ако посака Он ќе ве снема и ќе донесе ново поколение.

إِن يَشَأْ يُذْهِبْكُمْ وَيَأْتِ بِخَلْقٍ جَدِيدٍ ﴿١٦﴾

**17.** Тоа за Аллах, секако, не е тешко.

وَمَا ذَٰلِكَ عَلَى ٱللَّهِ بِعَزِيزٍ ﴿١٧﴾

**18.** И ниеден носач не ќе го носи товарот на друг носач. И ако повика претоварениот да му се помогне, во товарот, не ќе може ништо од тоа да му се понесе, па било да е и најблискиот. Ти ги опоменуваш, навистина, оние кои се плашат од Господарот нивни и во тајност, и кои намаз клањаат. А оној кој се чисти, за себеси се чисти, навистина! Свратилиштето е - кон Аллах!

وَلَا تَزِرُ وَازِرَةٌ وِزْرَ أُخْرَىٰ ۚ وَإِن تَدْعُ مُثْقَلَةٌ إِلَىٰ حِمْلِهَا لَا يُحْمَلْ مِنْهُ شَىْءٌ وَلَوْ كَانَ ذَا قُرْبَىٰٓ ۗ إِنَّمَا تُنذِرُ ٱلَّذِينَ يَخْشَوْنَ رَبَّهُم بِٱلْغَيْبِ وَأَقَامُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ ۚ وَمَن تَزَكَّىٰ فَإِنَّمَا يَتَزَكَّىٰ لِنَفْسِهِۦ ۚ وَإِلَى ٱللَّهِ ٱلْمَصِيرُ ﴿١٨﴾

**19.** Не се еднакви оној кој не гледа и оној кој гледа,

وَمَا يَسْتَوِى ٱلْأَعْمَىٰ وَٱلْبَصِيرُ ﴿١٩﴾

**20.** ниту темнината и светлната,

وَلَا ٱلظُّلُمَٰتُ وَلَا ٱلنُّورُ ﴿٢٠﴾

**21.** ниту ладовината и жештината!

وَلَا ٱلظِّلُّ وَلَا ٱلْحَرُورُ ﴿٢١﴾

**22.** Не се еднакви ни живите ни мртвите. Аллах, навистина, дава да слуша кој сака. А ти не можеш да ги натераш да те слушаат оние во мезарите.

وَمَا يَسْتَوِي ٱلْأَحْيَآءُ وَلَا ٱلْأَمْوَٰتُۚ إِنَّ ٱللَّهَ يُسْمِعُ مَن يَشَآءُۖ
وَمَآ أَنتَ بِمُسْمِعٖ مَّن فِي ٱلْقُبُورِ ٢٢

**23.** Ти си само опоменувач.

إِنْ أَنتَ إِلَّا نَذِيرٌ ٢٣

**24.** Ние, секако, те испративме со вистина, како радосник и опоменувач. И немаше ниедна претходна заедница без опоменувач!

إِنَّآ أَرْسَلْنَٰكَ بِٱلْحَقِّ بَشِيرٗا وَنَذِيرٗاۚ وَإِن مِّنْ أُمَّةٍ
إِلَّا خَلَا فِيهَا نَذِيرٞ ٢٤

**25.** А ако те сметаат за лашко... па, тие и оние пред нив ги сметаа за лашковци. Им доаѓаа пејгамберите нивни со јаснотии, и со Листови, и со Книга светла;

وَإِن يُكَذِّبُوكَ فَقَدْ كَذَّبَ ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ
جَآءَتْهُمْ رُسُلُهُم بِٱلْبَيِّنَٰتِ وَبِٱلزُّبُرِ وَبِٱلْكِتَٰبِ
ٱلْمُنِيرِ ٢٥

**26.** потоа Јас ги казнив оние кои не веруваа. Е, па, каква беше казната!

ثُمَّ أَخَذْتُ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْۖ فَكَيْفَ كَانَ نَكِيرِ ٢٦

**27.** Не гледаш ли дека Аллах, навистина, ви спушта вода од небесата и со неа Ние вадиме различни видови плодови? А низ брдата патишта бели и црвени, со бои различни, а и сосема црни.

أَلَمْ تَرَ أَنَّ ٱللَّهَ أَنزَلَ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءٗ فَأَخْرَجْنَا بِهِۦ
ثَمَرَٰتٖ مُّخْتَلِفًا أَلْوَٰنُهَاۚ وَمِنَ ٱلْجِبَالِ جُدَدُۢ بِيضٞ
وَحُمْرٞ مُّخْتَلِفٌ أَلْوَٰنُهَا وَغَرَابِيبُ سُودٞ ٢٧

**28.** И меѓу луѓето и меѓу животните и меѓу добитокот има, исто така, различни видови. Ете, така од робовите Аллахови се плашат, секако, учените. Аллах, навистина, е Силен и Простувач!

وَمِنَ ٱلنَّاسِ وَٱلدَّوَآبِّ وَٱلْأَنْعَٰمِ
مُخْتَلِفٌ أَلْوَٰنُهُۥ كَذَٰلِكَۗ إِنَّمَا يَخْشَى ٱللَّهَ
مِنْ عِبَادِهِ ٱلْعُلَمَٰٓؤُاْۗ إِنَّ ٱللَّهَ عَزِيزٌ غَفُورٌ ٢٨

**29.** Оние кои ја кажуваат Книгата Аллахова и кои намаз извршуваат и кои делат од ‘рскот што Ние им го дадовме, тајно и јавно, се надеваат на надополнување кое нема да исчезне,

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَتۡلُونَ كِتَٰبَ ٱللَّهِ وَأَقَامُواْ ٱلصَّلَوٰةَ
وَأَنفَقُواْ مِمَّا رَزَقۡنَٰهُمۡ سِرّٗا وَعَلَانِيَةٗ
يَرۡجُونَ تِجَٰرَةٗ لَّن تَبُورَ ٢٩

**30.** или Он да им ги даде наградите нивни и да им зголеми од добрината Своја. Он, навистина, е Простувач и Благодарен!

لِيُوَفِّيَهُمۡ أُجُورَهُمۡ وَيَزِيدَهُم مِّن فَضۡلِهِۦٓۚ
إِنَّهُۥ غَفُورٞ شَكُورٞ ٣٠

**31.** А она што ти се објавува од Книгата е - вистина и Потврда за она што беше објавено пред тебе. Аллах, навистина, за робовите Свои е Известен и Гледач!

وَٱلَّذِيٓ أَوۡحَيۡنَآ إِلَيۡكَ مِنَ ٱلۡكِتَٰبِ هُوَ ٱلۡحَقُّ مُصَدِّقٗا
لِّمَا بَيۡنَ يَدَيۡهِۗ إِنَّ ٱللَّهَ بِعِبَادِهِۦ لَخَبِيرُۢ بَصِيرٞ ٣١

**32.** Потоа Ние Книгата ја оставивме во наследство на робовите Наши кои ги избравме. Некои од нив спрема себе зулум си направија, некои беа умерени, а некои, пак, со одобрението Аллахово, претходеа во добрини. За тоа има, токму, добрина голема,

ثُمَّ أَوۡرَثۡنَا ٱلۡكِتَٰبَ ٱلَّذِينَ ٱصۡطَفَيۡنَا مِنۡ عِبَادِنَاۖ
فَمِنۡهُمۡ ظَالِمٞ لِّنَفۡسِهِۦ وَمِنۡهُم مُّقۡتَصِدٞ وَمِنۡهُمۡ
سَابِقُۢ بِٱلۡخَيۡرَٰتِ بِإِذۡنِ ٱللَّهِۚ ذَٰلِكَ
هُوَ ٱلۡفَضۡلُ ٱلۡكَبِيرُ ٣٢

**33.** бавчи еденски во кои оние ќе влезат: ракавници од злато и бисери накитени ќе носат, а облеката нивна во нив ќе им биде од свила;

جَنَّٰتُ عَدۡنٖ يَدۡخُلُونَهَا يُحَلَّوۡنَ فِيهَا مِنۡ أَسَاوِرَ
مِن ذَهَبٖ وَلُؤۡلُؤٗاۖ وَلِبَاسُهُمۡ فِيهَا حَرِيرٞ ٣٣

**34.**и ќе зборуваат: “Благодарение на Аллах кој ни ја отстрани тагата. Господарот

وَقَالُواْ ٱلۡحَمۡدُ لِلَّهِ ٱلَّذِيٓ أَذۡهَبَ عَنَّا ٱلۡحَزَنَۖ
إِنَّ رَبَّنَا لَغَفُورٞ شَكُورٌ ٣٤

наш,навистина, е Простувач и Благодарен!

**35.** Кој нè смести во Домот на постојаното престојувалиште од добрината Негова, во кој не ќе не допре ни замор, а не ќе не допре ни алчност.”

ٱلَّذِىٓ أَحَلَّنَا دَارَ ٱلْمُقَامَةِ مِن فَضْلِهِۦ لَا يَمَسُّنَا فِيهَا نَصَبٌ وَلَا يَمَسُّنَا فِيهَا لُغُوبٌ ٣٥

**36.** А за оние кои не веруваат има оган џехеннемски; во него не ќе им биде пресудено да умрат, а ниту пак ќе им биде олеснета казната. Ете, така Ние ќе го казниме секој неверник!

وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ لَهُمْ نَارُ جَهَنَّمَ لَا يُقْضَىٰ عَلَيْهِمْ فَيَمُوتُوا۟ وَلَا يُخَفَّفُ عَنْهُم مِّنْ عَذَابِهَا ۚ كَذَٰلِكَ نَجْزِى كُلَّ كَفُورٍ ٣٦

**37.** Во огнот ќе пискаат: “Господаре наш, изведи нè одовде, ќе работиме добро, а не она што го работевме.” - “Нели ви дадовме толку време да живеете во кое ќе се опоменеше оној што се опоменува? Ви доаѓаше и опоменувач? Па, искусете го огнот!” А зулумќарите ќе немаат поддржник!

وَهُمْ يَصْطَرِخُونَ فِيهَا رَبَّنَآ أَخْرِجْنَا نَعْمَلْ صَٰلِحًا غَيْرَ ٱلَّذِى كُنَّا نَعْمَلُ ۚ أَوَلَمْ نُعَمِّرْكُم مَّا يَتَذَكَّرُ فِيهِ مَن تَذَكَّرَ وَجَآءَكُمُ ٱلنَّذِيرُ ۖ فَذُوقُوا۟ فَمَا لِلظَّٰلِمِينَ مِن نَّصِيرٍ ٣٧

**38.** Аллах, навистина, е Зналец на тајната на небесата и на Земјата. Он, секако, го знае она што е во градите!

إِنَّ ٱللَّهَ عَٰلِمُ غَيْبِ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۚ إِنَّهُۥ عَلِيمٌۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ٣٨

**39.** Он е оној кој ве одреди да се заменувате еднинподруги на земјата. Па, кој не верува, неверството е против него. Неверувањето на неверниците само ќе ја зголеми омразата кај Господарот нивни; неверу-

هُوَ ٱلَّذِى جَعَلَكُمْ خَلَٰٓئِفَ فِى ٱلْأَرْضِ ۚ فَمَن كَفَرَ فَعَلَيْهِ كُفْرُهُۥ ۖ وَلَا يَزِيدُ ٱلْكَٰفِرِينَ كُفْرُهُمْ عِندَ رَبِّهِمْ إِلَّا مَقْتًا ۖ وَلَا يَزِيدُ ٱلْكَٰفِرِينَ كُفْرُهُمْ إِلَّا خَسَارًا ٣٩

вањето на неверниците само ќе ја зголеми пропаста.

**40.** Кажи: “Покажете ми ги божествата кои вие ги повикувате, освен Аллах? Покажете ми што тие создадоа од земјава, или, пак, здружени ли се тие во небесата? Или: Им дадовме ли Книга чиј дел тие би можеле да го објаснат. Не, туку зулумќарите еднинадруги лажни ветувања си даваат.”

قُلْ أَرَءَيْتُمْ شُرَكَآءَكُمُ ٱلَّذِينَ تَدْعُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ
أَرُونِى مَاذَا خَلَقُوا۟ مِنَ ٱلْأَرْضِ أَمْ لَهُمْ شِرْكٌ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ
أَمْ ءَاتَيْنَٰهُمْ كِتَٰبًا فَهُمْ عَلَىٰ بَيِّنَتٍ مِّنْهُ ۚ
بَلْ إِن يَعِدُ ٱلظَّٰلِمُونَ بَعْضُهُم بَعْضًا إِلَّا غُرُورًا ﴿٤٠﴾

**41.** Аллах, навистина, ги држи небесата и Земјата да не пропаднат. А ако, пак, тргнат во пропаст кој, тогаш, по Него, ќе ги задржи? Он, секако, е Благ и Простувач!

۞ إِنَّ ٱللَّهَ يُمْسِكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ أَن تَزُولَا ۚ
وَلَئِن زَالَتَآ إِنْ أَمْسَكَهُمَا مِنْ أَحَدٍ مِّنۢ بَعْدِهِۦٓ ۚ
إِنَّهُۥ كَانَ حَلِيمًا غَفُورًا ﴿٤١﴾

**42.** Се колнеа во Аллах со сета своја впрегнатост дека, ако им дојде опоменувач, ќе бидат, сигурно, еден од најупатените народи. И бидејќи им дојде опоменувач, само се зголеми нивната одвратност:

وَأَقْسَمُوا۟ بِٱللَّهِ جَهْدَ أَيْمَٰنِهِمْ لَئِن جَآءَهُمْ نَذِيرٌ
لَّيَكُونُنَّ أَهْدَىٰ مِنْ إِحْدَى ٱلْأُمَمِ ۖ فَلَمَّا جَآءَهُمْ نَذِيرٌ
مَّا زَادَهُمْ إِلَّا نُفُورًا ﴿٤٢﴾

**43.** се дуваа по земјата и лошо сплеткареа; а сплеткарењето лошо се оствари само врз оние кои тоа го прават. Па, што очекуваат, освен вообичаеното со народите одамнешни. А во праксата Аллахова не ќе најдеш никаква измена.

ٱسْتِكْبَارًا فِى ٱلْأَرْضِ وَمَكْرَ ٱلسَّيِّئِ ۚ وَلَا يَحِيقُ
ٱلْمَكْرُ ٱلسَّيِّئُ إِلَّا بِأَهْلِهِۦ ۚ فَهَلْ يَنظُرُونَ إِلَّا سُنَّتَ
ٱلْأَوَّلِينَ ۚ فَلَن تَجِدَ لِسُنَّتِ ٱللَّهِ تَبْدِيلًا ۖ وَلَن تَجِدَ لِسُنَّتِ
ٱللَّهِ تَحْوِيلًا ﴿٤٣﴾

**44.** Не патуваа ли по земјата па да видат каква беше казната на

أَوَلَمْ يَسِيرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ فَيَنظُرُوا۟ كَيْفَ كَانَ عَٰقِبَةُ

оние пред нив? Беа и посилни и појаки од нив. Во моќта на Аллах ништо не може да го спречи ни на небесата ни на Земјата. Он, навистина, е Зналец и Кадар!

ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ وَكَانُوٓا۟ أَشَدَّ مِنْهُمْ قُوَّةً ۚ وَمَا كَانَ ٱللَّهُ لِيُعْجِزَهُۥ مِن شَىْءٍ فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَلَا فِى ٱلْأَرْضِ ۚ إِنَّهُۥ كَانَ عَلِيمًا قَدِيرًا ﴿٤٤﴾

45. И кога Аллах би ги казнел луѓето според она што го спечалија на лицето на земјата не би останало ништо живо, но, ете, Аллах ги задржува до време определено. А кога ќе им дојде рокот... па, Аллах, навистина, ги гледа робовите Негови!

وَلَوْ يُؤَاخِذُ ٱللَّهُ ٱلنَّاسَ بِمَا كَسَبُوا۟ مَا تَرَكَ عَلَىٰ ظَهْرِهَا مِن دَآبَّةٍ وَلَٰكِن يُؤَخِّرُهُمْ إِلَىٰٓ أَجَلٍ مُّسَمًّى ۖ فَإِذَا جَآءَ أَجَلُهُمْ فَإِنَّ ٱللَّهَ كَانَ بِعِبَادِهِۦ بَصِيرًۢا ﴿٤٥﴾

## *ЈА-СИН* ( Јасин) XXXVI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Ја, син!

يسٓ ﴿١﴾

2. Се колнам во Кур'анот мудар:

وَٱلْقُرْءَانِ ٱلْحَكِيمِ ﴿٢﴾

3. ти си, навистина, еден од пејгамберите,

إِنَّكَ لَمِنَ ٱلْمُرْسَلِينَ ﴿٣﴾

4. по патот вистински,

عَلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ﴿٤﴾

5. по објавата на Силниот и Сомилосниот,

تَنزِيلَ ٱلْعَزِيزِ ٱلرَّحِيمِ ﴿٥﴾

6. за да го опоменеш народот за она за што не беа опоменати предците нивни, рамнодушните!

لِتُنذِرَ قَوْمًا مَّآ أُنذِرَ ءَابَآؤُهُمْ فَهُمْ غَٰفِلُونَ ﴿٦﴾

7. И кон мнозинството меѓу нив, секако, се оствари Зборот; но не веруваат.

لَقَدْ حَقَّ ٱلْقَوْلُ عَلَىٰٓ أَكْثَرِهِمْ فَهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ﴿٧﴾

**86.** Кажи: “Не барам од вас за ова никаква награда и јас не сум меѓу оние кои се за тоа овластени!”

قُلْ مَآ أَسْـَٔلُكُمْ عَلَيْهِ مِنْ أَجْرٍ وَمَآ أَنَا۠ مِنَ ٱلْمُتَكَلِّفِينَ ﴿٨٦﴾

**87.** Кур’анот е само Опомена за световите!

إِنْ هُوَ إِلَّا ذِكْرٌ لِّلْعَٰلَمِينَ ﴿٨٧﴾

**88.** И ќе дознаете, сигурно, за кажувањето негово, набргу!

وَلَتَعْلَمُنَّ نَبَأَهُۥ بَعْدَ حِينٍۭ ﴿٨٨﴾

## *ЕЗ-ЗУМЕР* (Дружини) XXXIX




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Се објавува Книга од Аллах, Силен и Мудар!

تَنزِيلُ ٱلْكِتَٰبِ مِنَ ٱللَّهِ ٱلْعَزِيزِ ٱلْحَكِيمِ ﴿١﴾

**2.** Ние Книгата ти ја објавивме со вистина. Па, обожавај Го Аллаха, исповевајќи ја чисто верата кон Него.

إِنَّآ أَنزَلْنَآ إِلَيْكَ ٱلْكِتَٰبَ بِٱلْحَقِّ فَٱعْبُدِ ٱللَّهَ
مُخْلِصًا لَّهُ ٱلدِّينَ ﴿٢﴾

**3.** Внимавај, чистата вера е - Аллахова! Оние кои земаат други заштитници освен Него: “Ги обожаваме само да нè приближат до Аллах, поблиску! Аллах, навистина, ќе им пресуди за она за што, токму, станаа деленици. Аллах, секако, не ги упатува лашковците и неверниците!

أَلَا لِلَّهِ ٱلدِّينُ ٱلْخَالِصُ ۚ وَٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُوا۟
مِن دُونِهِۦٓ أَوْلِيَآءَ مَا نَعْبُدُهُمْ إِلَّا لِيُقَرِّبُونَآ
إِلَى ٱللَّهِ زُلْفَىٰٓ إِنَّ ٱللَّهَ يَحْكُمُ بَيْنَهُمْ فِى مَا هُمْ فِيهِ
يَخْتَلِفُونَ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَهْدِى مَنْ هُوَ كَٰذِبٌ
كَفَّارٌ ﴿٣﴾

**4.** Да посакаше Аллах да присвои дете, ќе го избереше од она што го создаде со посак Свој. Славен нека биде Он. Он е Аллах, Еден и Силен!

لَّوْ أَرَادَ ٱللَّهُ أَن يَتَّخِذَ وَلَدًا لَّٱصْطَفَىٰ مِمَّا يَخْلُقُ
مَا يَشَآءُ ۚ سُبْحَٰنَهُۥ ۖ هُوَ ٱللَّهُ ٱلْوَٰحِدُ ٱلْقَهَّارُ ﴿٤﴾

**5.** Ги создаде небесата и Земјата со вистина. Он ноќта ја покрива со денот, а денот го покрива со ноќта. Он ги потчини и Сонцето и Месечината. Сето тоа се движи до рокот определен. Он, навистина, е Силен и Простувач!

خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ بِٱلْحَقِّ ۖ يُكَوِّرُ ٱلَّيْلَ
عَلَى ٱلنَّهَارِ وَيُكَوِّرُ ٱلنَّهَارَ عَلَى ٱلَّيْلِ ۖ وَسَخَّرَ
ٱلشَّمْسَ وَٱلْقَمَرَ ۖ كُلٌّ يَجْرِى لِأَجَلٍ
مُّسَمًّى ۗ أَلَا هُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْغَفَّٰرُ ﴿٥﴾

**6.** Он ве создаде од еден човек. Потоа од него создаде другар. И Он ви даде осум парови на добиток. Ве создаде во утробите на мајките ваши, суштество по суштество, низ три темнини. Ете, тоа ви е Аллах, Господарот ваш; власта е - Негова! Нема друг бог освен Него! Па, каде, тогаш, сте кинисале!

خَلَقَكُم مِّن نَّفْسٍ وَٰحِدَةٍ ثُمَّ جَعَلَ مِنْهَا زَوْجَهَا
وَأَنزَلَ لَكُم مِّنَ ٱلْأَنْعَٰمِ ثَمَٰنِيَةَ أَزْوَٰجٍ ۚ يَخْلُقُكُمْ
فِى بُطُونِ أُمَّهَٰتِكُمْ خَلْقًا مِّنۢ بَعْدِ خَلْقٍ
فِى ظُلُمَٰتٍ ثَلَٰثٍ ۚ ذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبُّكُمْ لَهُ
ٱلْمُلْكُ ۖ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ۖ فَأَنَّىٰ تُصْرَفُونَ ﴿٦﴾

**7.** Па ако не верувате... та, Аллах, навистина, е независен од вас, и не е задоволен со неверувањето на робовите Свои, а ако, пак, Му се заблагодарувате, е задоволен со вас. И не ќе ја понесе никој тежината на бремето од друг, а потоа враќањето ваше води кон Господарот ваш... па, Он ќе ве извести за она што го работевте.

إِن تَكْفُرُوا۟ فَإِنَّ ٱللَّهَ غَنِىٌّ عَنكُمْ ۖ وَلَا يَرْضَىٰ لِعِبَادِهِ
ٱلْكُفْرَ ۖ وَإِن تَشْكُرُوا۟ يَرْضَهُ لَكُمْ ۗ وَلَا تَزِرُ وَازِرَةٌ
وِزْرَ أُخْرَىٰ ۗ ثُمَّ إِلَىٰ رَبِّكُم مَّرْجِعُكُمْ فَيُنَبِّئُكُم
بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ۚ إِنَّهُۥ عَلِيمٌۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ﴿٧﴾

Он, навистина, го знае она што е во градите ваши!

**8.** А кога човекот ќе го снајде неволја некаква, го повикува Господарот свој; Нему му се обраќа. И штом ќе му додели благодат од Него, го заборава она за што го молеше порано, и Му припишува на Аллах еднакви за да скршне од патот Негов. Кажи: “ Уживај малку во неверството твое. Ти си, навистина, меѓу жителите на огнот!”

۞ وَإِذَا مَسَّ ٱلْإِنسَٰنَ ضُرٌّ دَعَا رَبَّهُۥ مُنِيبًا إِلَيْهِ
ثُمَّ إِذَا خَوَّلَهُۥ نِعْمَةً مِّنْهُ نَسِىَ مَا كَانَ يَدْعُوٓا۟ إِلَيْهِ
مِن قَبْلُ وَجَعَلَ لِلَّهِ أَندَادًا لِّيُضِلَّ عَن سَبِيلِهِۦ ۚ
قُلْ تَمَتَّعْ بِكُفْرِكَ قَلِيلًا ۖ إِنَّكَ مِنْ أَصْحَٰبِ ٱلنَّارِ ﴿٨﴾

**9.** Оној ли е кој, во вечерите негови останува во побожност, паѓајќи на сеџде и стоејќи, кој се сеќава на Ахирет, кој се надева на милоста од Господарот свој... Кажи: “Еднакви ли се оние кои знаат и оние кои не знаат? На Аллах се сеќаваат, навистина, даруваните со разбир!”

أَمَّنْ هُوَ قَٰنِتٌ ءَانَآءَ ٱلَّيْلِ سَاجِدًا وَقَآئِمًا يَحْذَرُ
ٱلْءَاخِرَةَ وَيَرْجُوا۟ رَحْمَةَ رَبِّهِۦ ۗ قُلْ هَلْ يَسْتَوِى ٱلَّذِينَ
يَعْلَمُونَ وَٱلَّذِينَ لَا يَعْلَمُونَ ۗ إِنَّمَا يَتَذَكَّرُ أُو۟لُوا۟
ٱلْأَلْبَٰبِ ﴿٩﴾

**10.** Кажи: “О робови мои, кои верувате! Плашете се од Господарот ваш! За оние кои прават убави дела на овој свет има добро. Земјата Аллахова е широка. Наградата за трпеливите ќе биде безмерна, навистина!”

قُلْ يَٰعِبَادِ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱتَّقُوا۟ رَبَّكُمْ ۚ لِلَّذِينَ
أَحْسَنُوا۟ فِى هَٰذِهِ ٱلدُّنْيَا حَسَنَةٌ ۗ وَأَرْضُ ٱللَّهِ
وَٰسِعَةٌ ۗ إِنَّمَا يُوَفَّى ٱلصَّٰبِرُونَ أَجْرَهُم بِغَيْرِ حِسَابٍ ﴿١٠﴾

**11.** Кажи: “Наредено ми е, навистина, да Го обожавам Аллаха чисто, исповедувајќи ја верата кон Него,

قُلْ إِنِّىٓ أُمِرْتُ أَنْ أَعْبُدَ ٱللَّهَ مُخْلِصًا لَّهُ ٱلدِّينَ ﴿١١﴾

**12.** и наредено ми е да бидам прв меѓу Послушните.”

وَأُمِرْتُ لِأَنْ أَكُونَ أَوَّلَ الْمُسْلِمِينَ ﴿١٢﴾

**13.** Кажи: “Јас, навистина, се плашам, доколку сум непослушен на Господарот мој, од казната на Денот голем.”

قُلْ إِنِّي أَخَافُ إِنْ عَصَيْتُ رَبِّي عَذَابَ يَوْمٍ عَظِيمٍ ﴿١٣﴾

**14.** Кажи: “Аллаха Го обожавам чисто, исповедувајќи Му ја верата моја.

قُلِ اللَّهَ أَعْبُدُ مُخْلِصًا لَهُ دِينِي ﴿١٤﴾

**15.** Па, обожавајте, освен Него, кого сакате!” Кажи: “ Поразените се, навистина, оние кои се поразија самите себеси, и семејствата свои на Денот суден. Ете, тоа е пораз јасен!”

فَاعْبُدُوا مَا شِئْتُمْ مِنْ دُونِهِ قُلْ إِنَّ الْخَاسِرِينَ
الَّذِينَ خَسِرُوا أَنْفُسَهُمْ وَأَهْلِيهِمْ يَوْمَ الْقِيَامَةِ
أَلَا ذَٰلِكَ هُوَ الْخُسْرَانُ الْمُبِينُ ﴿١٥﴾

**16.** Над нив ќе има слоеви на оган, и под нив ќе има слоеви на оган. Ете, така Аллах ги заплашува робовите Свои: “О робови Мои, плашете се од Мене!”

لَهُمْ مِنْ فَوْقِهِمْ ظُلَلٌ مِنَ النَّارِ وَمِنْ تَحْتِهِمْ ظُلَلٌ
ذَٰلِكَ يُخَوِّفُ اللَّهُ بِهِ عِبَادَهُ يَا عِبَادِ فَاتَّقُونِ ﴿١٦﴾

**17.** А оние кои го избегнуваат обожавањето на киповите и кои на Аллах Му се обраќаат... за нив има радосница. Па, зарадувај ги робовите Мои,

وَالَّذِينَ اجْتَنَبُوا الطَّاغُوتَ أَنْ يَعْبُدُوهَا وَأَنَابُوا إِلَى اللَّهِ
لَهُمُ الْبُشْرَىٰ فَبَشِّرْ عِبَادِ ﴿١٧﴾

**18.** кои го слушаат Говорот, па го следат убавото од него... тоа се оние кои ги упати Аллах. Тоа се даруваните со разбир.

الَّذِينَ يَسْتَمِعُونَ الْقَوْلَ فَيَتَّبِعُونَ أَحْسَنَهُ
أُولَٰئِكَ الَّذِينَ هَدَاهُمُ اللَّهُ وَأُولَٰئِكَ
هُمْ أُولُو الْأَلْبَابِ ﴿١٨﴾

**19.** За оној за кој се оствари зборот за казната... него ли да го избавиш од огнот?

أَفَمَنْ حَقَّ عَلَيْهِ كَلِمَةُ الْعَذَابِ أَفَأَنْتَ
تُنْقِذُ مَنْ فِي النَّارِ ﴿١٩﴾

**20.** Но, за оние кои се плашат од Господарот свој има соби: изградени еднинадруги испод кои реки течат. Ете, тоа е ветувањето Аллахово. А Аллах не го изневерува ветеното место!

لَٰكِنِ ٱلَّذِينَ ٱتَّقَوْا۟ رَبَّهُمْ لَهُمْ غُرَفٌ مِّن فَوْقِهَا غُرَفٌ
مَّبْنِيَّةٌ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ ۖ وَعْدَ ٱللَّهِ ۖ لَا يُخْلِفُ
ٱللَّهُ ٱلْمِيعَادَ ﴿٢٠﴾

**21.** Не гледаш ли дека Аллах, навистина, спушта вода од небесата? Па ја воведува во земјата и така настануваат извори. Потоа, со помош нејзина, вади растенија разновидни. Потоа тоа се суши и го гледаш пожолтено и, на крај, го крши. Во тоа, навистина, има опомена за даруваните со разбир!

أَلَمْ تَرَ أَنَّ ٱللَّهَ أَنزَلَ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً فَسَلَكَهُۥ يَنَٰبِيعَ
فِى ٱلْأَرْضِ ثُمَّ يُخْرِجُ بِهِۦ زَرْعًا مُّخْتَلِفًا أَلْوَٰنُهُۥ
ثُمَّ يَهِيجُ فَتَرَىٰهُ مُصْفَرًّا ثُمَّ يَجْعَلُهُۥ حُطَٰمًا ۚ
إِنَّ فِى ذَٰلِكَ لَذِكْرَىٰ لِأُو۟لِى ٱلْأَلْبَٰبِ ﴿٢١﴾

**22.** Оној чии гради Аллах ги отвори за Послушноста... па ја следеа светлината на Господарот негов. Па, тешко на оние срца нивни кои се затврднати кога ќе се спомене Аллах! Онаквите се во скршнување очигледно!

أَفَمَن شَرَحَ ٱللَّهُ صَدْرَهُۥ لِلْإِسْلَٰمِ
فَهُوَ عَلَىٰ نُورٍ مِّن رَّبِّهِۦ ۚ فَوَيْلٌ لِّلْقَٰسِيَةِ
قُلُوبُهُم مِّن ذِكْرِ ٱللَّهِ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ فِى ضَلَٰلٍ مُّبِينٍ ﴿٢٢﴾

**23.** Аллах го објави најубавиот Говор, Книга со меѓусебно слични делови, која се повторува. Оние кои се плашат од Господарот свој ги фаќаат морници на кожата. Потоа, кога ќе се спомене Аллах, се смируваат и кожите нивни и срцата нивни. Ете, тоа, токму, е Патоказ Аллахов со кој Он упатува кого

ٱللَّهُ نَزَّلَ أَحْسَنَ ٱلْحَدِيثِ كِتَٰبًا مُّتَشَٰبِهًا مَّثَانِىَ
تَقْشَعِرُّ مِنْهُ جُلُودُ ٱلَّذِينَ يَخْشَوْنَ رَبَّهُمْ
ثُمَّ تَلِينُ جُلُودُهُمْ وَقُلُوبُهُمْ إِلَىٰ ذِكْرِ ٱللَّهِ ۚ
ذَٰلِكَ هُدَى ٱللَّهِ يَهْدِى بِهِۦ مَن يَشَآءُ ۚ
وَمَن يُضْلِلِ ٱللَّهُ فَمَا لَهُۥ مِنْ هَادٍ ﴿٢٣﴾

сака. А оној кого Аллах ќе го скршне во заблуда... та, за него нема упатувач!

**24.** Ист ли е оној кој се плаши со лицето свое од пакоста на казната на оној свет? Ќе им се рече на зулумќарите: “Вкусете го она што го спечаливте!”

أَفَمَن يَتَّقِي بِوَجْهِهِۦ سُوٓءَ ٱلْعَذَابِ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ ۚ
وَقِيلَ لِلظَّٰلِمِينَ ذُوقُوا۟ مَا كُنتُمْ تَكْسِبُونَ ٢٤

**25.** Лажеа и оние кои беа пред нив, па им дојде казна оттаму од каде што и не усетуваа.

كَذَّبَ ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ فَأَتَىٰهُمُ ٱلْعَذَابُ
مِنْ حَيْثُ لَا يَشْعُرُونَ ٢٥

**26.** Па, Аллах, одреди да вкусат срам на овој свет, а казна најголема, секако, на Ахирет. Е, само кога би знаеле!

فَأَذَاقَهُمُ ٱللَّهُ ٱلْخِزْىَ فِى ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا ۖ وَلَعَذَابُ
ٱلْءَاخِرَةِ أَكْبَرُ ۚ لَوْ كَانُوا۟ يَعْلَمُونَ ٢٦

**27.** Ние им изнесовме на луѓето во овој Кур’ан од сè пример за да се сеќаваат.

وَلَقَدْ ضَرَبْنَا لِلنَّاسِ فِى هَٰذَا ٱلْقُرْءَانِ
مِن كُلِّ مَثَلٍ لَّعَلَّهُمْ يَتَذَكَّرُونَ ٢٧

**28.** Кур’ан на арапски, без несогласие, за да бидат богобојазливи.

قُرْءَانًا عَرَبِيًّا غَيْرَ ذِى عِوَجٍ لَّعَلَّهُمْ يَتَّقُونَ ٢٨

**29.** Аллах донесува пример: човек кој е здружен со ортаци кои се расправаат еднисодруги и човек кој е потчинет на еден човек. Можат ли овие примери да се изедначат? Благодарение на Аллах! Но, ете мнозинството од нив не знаат!

ضَرَبَ ٱللَّهُ مَثَلًا رَّجُلًا فِيهِ شُرَكَآءُ مُتَشَٰكِسُونَ
وَرَجُلًا سَلَمًا لِّرَجُلٍ هَلْ يَسْتَوِيَانِ مَثَلًا ۚ
ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ ۚ بَلْ أَكْثَرُهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ٢٩

**30.** Ти си, навистина, смртник, а и оние се, навистина, смртници!

إِنَّكَ مَيِّتٌ وَإِنَّهُم مَّيِّتُونَ ٣٠

**31.** Потоа вие на Денот суден, секако, ќе се расправате еднисодруги кај Господарот ваш.

ثُمَّ إِنَّكُمْ يَوْمَ الْقِيَامَةِ عِندَ رَبِّكُمْ
تَخْتَصِمُونَ ٣١

**32.** Па, кој е поголем зулумќар од оној кој лаже за Аллах, и кој, кога ќе му дојде вистината, лаже? Нели Џехеннемот е засолниште за неверниците?

۞ فَمَنْ أَظْلَمُ مِمَّن كَذَبَ عَلَى اللَّهِ وَكَذَّبَ
بِالصِّدْقِ إِذْ جَاءَهُ ۚ أَلَيْسَ فِي جَهَنَّمَ مَثْوًى
لِّلْكَافِرِينَ ٣٢

**33.** Оној кој дојде со вистината и оние кои ја потврдија истата... оние, токму,се богобојазливите!

وَالَّذِي جَاءَ بِالصِّدْقِ وَصَدَّقَ بِهِ ۙ أُولَٰئِكَ
هُمُ الْمُتَّقُونَ ٣٣

**34.** За нив, кај Господарот нивни, има сè што ќе посакаат. Ете, тоа е награда за доброчинителите.

لَهُم مَّا يَشَاءُونَ عِندَ رَبِّهِمْ ۚ ذَٰلِكَ
جَزَاءُ الْمُحْسِنِينَ ٣٤

**35.** Аллах за да им ги отстрани оние пропусти што ги направија и за да ги награди со најубавата награда нивна оние кои работеа.

لِيُكَفِّرَ اللَّهُ عَنْهُمْ أَسْوَأَ الَّذِي عَمِلُوا
وَيَجْزِيَهُمْ أَجْرَهُم بِأَحْسَنِ الَّذِي
كَانُوا يَعْمَلُونَ ٣٥

**36.** Нели Аллах е доволен за робот Негов? А оние те заплашуваат со оние, освен Него. А оној кого Аллах ќе го скршне во заблуда... па, за него, нема упатувач!

أَلَيْسَ اللَّهُ بِكَافٍ عَبْدَهُ ۖ وَيُخَوِّفُونَكَ بِالَّذِينَ
مِن دُونِهِ ۚ وَمَن يُضْلِلِ اللَّهُ
فَمَا لَهُ مِنْ هَادٍ ٣٦

**37.** А оној кого ќе го упати Аллах... па, за него, нема никој што ќе го скршне во заблуда! Нели е Аллах Силен и Строг?

وَمَن يَهْدِ اللَّهُ فَمَا لَهُ مِن مُّضِلٍّ ۗ
أَلَيْسَ اللَّهُ بِعَزِيزٍ ذِي انتِقَامٍ ٣٧

**38.** И ако ги прашаш кој ги создаде небесата и Земјата,

وَلَئِن سَأَلْتَهُم مَّنْ خَلَقَ السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضَ

сигурно ќе речат “Аллах!” Кажи: “Нели ги видовте оние кои ги обожававте освен Аллах?” Ако Аллах ми нанесе штета дали тие ќе можат да ја отстранат штетата Негова? Или, ако посака да ми подари милост, дали тие можат да ја задржат милоста Негова? Кажи: “Аллах за мене е доста. Врз Него се потпираат оние кои се потпираат!”

لَيَقُولُنَّ ٱللَّهُۚ قُلۡ أَفَرَءَيۡتُم مَّا تَدۡعُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ
إِنۡ أَرَادَنِيَ ٱللَّهُ بِضُرٍّ هَلۡ هُنَّ كَٰشِفَٰتُ ضُرِّهِۦٓ
أَوۡ أَرَادَنِي بِرَحۡمَةٍ هَلۡ هُنَّ مُمۡسِكَٰتُ رَحۡمَتِهِۦۚ
قُلۡ حَسۡبِيَ ٱللَّهُۖ عَلَيۡهِ يَتَوَكَّلُ ٱلۡمُتَوَكِّلُونَ ٣٨

**39.** Кажи: “О народе мој, работете на местата ваши! Јас, навистина, работам. Па, ќе узнаете, секако,

قُلۡ يَٰقَوۡمِ ٱعۡمَلُواْ عَلَىٰ مَكَانَتِكُمۡ
إِنِّي عَٰمِلٞۖ فَسَوۡفَ تَعۡلَمُونَ ٣٩

**40.** кому ќе му дојде казната што ќе го осрамоти, и за кого се спрема казна постојана.”

مَن يَأۡتِيهِ عَذَابٞ يُخۡزِيهِ وَيَحِلُّ عَلَيۡهِ
عَذَابٞ مُّقِيمٌ ٤٠

**41.** Ние, навистина, ти објавивме Книга за луѓето, со вистина. Тогаш, кој ќе се упати за себеси ќе се упати, а кој ќе скршне во заблуда, скршнува, навистина, против себеси. Ти не си товар за нив.

إِنَّآ أَنزَلۡنَا عَلَيۡكَ ٱلۡكِتَٰبَ لِلنَّاسِ بِٱلۡحَقِّۖ
فَمَنِ ٱهۡتَدَىٰ فَلِنَفۡسِهِۦۖ وَمَن ضَلَّ فَإِنَّمَا
يَضِلُّ عَلَيۡهَاۖ وَمَآ أَنتَ عَلَيۡهِم بِوَكِيلٍ ٤١

**42.** Аллах ги усмртува душите при самата смрт нивна, но онаа додека спије, не е мртва. Па, така, за оние за кои Он ќе реши да умрат, ги задржува, а оние за кои ќе реши да останат, ќе останат до рок определен. Ете, во тоа, навистина, има знаменија за луѓето кои размислуваат!

ٱللَّهُ يَتَوَفَّى ٱلۡأَنفُسَ حِينَ مَوۡتِهَا وَٱلَّتِي لَمۡ تَمُتۡ
فِي مَنَامِهَاۖ فَيُمۡسِكُ ٱلَّتِي قَضَىٰ عَلَيۡهَا ٱلۡمَوۡتَ
وَيُرۡسِلُ ٱلۡأُخۡرَىٰٓ إِلَىٰٓ أَجَلٖ مُّسَمًّىۚ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ
لَأٓيَٰتٖ لِّقَوۡمٖ يَتَفَكَّرُونَ ٤٢

**43.** Прифаќаат ли покрај Аллах други посредници? Кажи: “Оние ли кои не поседуваат ништо и кои не сфаќаат?”

أَمِ اتَّخَذُوا مِن دُونِ اللَّهِ شُفَعَاءَ ۚ قُلْ أَوَلَوْ كَانُوا
لَا يَمْلِكُونَ شَيْئًا وَلَا يَعْقِلُونَ ﴿٤٣﴾

**44.** Кажи: “Посредништвото за сите е кај Аллах! Власта и на небесата и на Земјата е - Негова! Потоа Нему ќе му се вратите.

قُل لِّلَّهِ الشَّفَاعَةُ جَمِيعًا ۖ لَّهُ مُلْكُ السَّمَاوَاتِ
وَالْأَرْضِ ۖ ثُمَّ إِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ﴿٤٤﴾

**45.** И само кога ќе се спомене името на Аллах, Единствениот, ќе се згрчат срцата на оние кои не веруваат во Ахирет. А кога ќе се споменат, пак, оние освен Него, ете ги како се радуваат!

وَإِذَا ذُكِرَ اللَّهُ وَحْدَهُ اشْمَأَزَّتْ قُلُوبُ الَّذِينَ
لَا يُؤْمِنُونَ بِالْآخِرَةِ ۖ وَإِذَا ذُكِرَ الَّذِينَ
مِن دُونِهِ إِذَا هُمْ يَسْتَبْشِرُونَ ﴿٤٥﴾

**46.** Кажи:“О Аллаху мој, Творител на небесата и на Земјата, Зналец и на тајното и на јавното, Ти ќе им пресудиш на робовите Твои за она за што станаа деленици!”

قُلِ اللَّهُمَّ فَاطِرَ السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضِ عَالِمَ الْغَيْبِ
وَالشَّهَادَةِ أَنتَ تَحْكُمُ بَيْنَ عِبَادِكَ
فِي مَا كَانُوا فِيهِ يَخْتَلِفُونَ ﴿٤٦﴾

**47.** Оние кои зулум прават кога би го поседувале сѐ она што е на земјата, и уште толку би дале, секако, за пакоста на Денот суден, само, ете, да се спасат од неа. А за казната нивна, од страна на Аллах, ќе им се предочи и она што не можеле да го замислат.

وَلَوْ أَنَّ لِلَّذِينَ ظَلَمُوا مَا فِي الْأَرْضِ جَمِيعًا
وَمِثْلَهُ مَعَهُ لَافْتَدَوْا بِهِ مِن سُوءِ الْعَذَابِ
يَوْمَ الْقِيَامَةِ ۚ وَبَدَا لَهُم مِّنَ اللَّهِ
مَا لَمْ يَكُونُوا يَحْتَسِبُونَ ﴿٤٧﴾

**48.** И ќе им се предочат лошотиите нивни, што ги спечалија, и ќе им се остварат оние работи за кои, токму, се исмеваа.

وَبَدَا لَهُمْ سَيِّئَاتُ مَا كَسَبُوا وَحَاقَ بِهِم
مَّا كَانُوا بِهِ يَسْتَهْزِئُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** Па, кога ќе го снајде човекот неволја некаква, Нѐ повикува. А кога ќе му овозможиме, потоа, благодат Наша, вели: “Она што ми е дадено, токму, е знаењето!” Но, не! Тоа е сплетка, но ете, мнозинството од нив не знаат.

فَإِذَا مَسَّ ٱلۡإِنسَٰنَ ضُرّٞ دَعَانَا ثُمَّ إِذَا خَوَّلۡنَٰهُ
نِعۡمَةٗ مِّنَّا قَالَ إِنَّمَآ أُوتِيتُهُۥ عَلَىٰ عِلۡمِۭۚ
بَلۡ هِيَ فِتۡنَةٞ وَلَٰكِنَّ أَكۡثَرَهُمۡ لَا يَعۡلَمُونَ ٤٩

**50.** Тоа, секако, го зборуваа и оние пред нив. Па, така, не им вредеше она што го спечалија.

قَدۡ قَالَهَا ٱلَّذِينَ مِن قَبۡلِهِمۡ فَمَآ أَغۡنَىٰ
عَنۡهُم مَّا كَانُواْ يَكۡسِبُونَ ٥٠

**51.** Па, ете, ги погодија лоштотии за она што го спечалија; оние од нив кои зулум направија ќе ги погодат лоштотии за она што го спечалија: ќе станат немоќни.

فَأَصَابَهُمۡ سَيِّـَٔاتُ مَا كَسَبُواْۚ وَٱلَّذِينَ ظَلَمُواْ
مِنۡ هَٰٓؤُلَآءِ سَيُصِيبُهُمۡ سَيِّـَٔاتُ مَا كَسَبُواْ
وَمَا هُم بِمُعۡجِزِينَ ٥١

**52.** Не знаат ли дека Аллах дава ‘рск кому сака, онолку колку Он ќе одреди? Во тоа, навистина, има знаменија за луѓето кои веруваат!

أَوَلَمۡ يَعۡلَمُوٓاْ أَنَّ ٱللَّهَ يَبۡسُطُ ٱلرِّزۡقَ لِمَن يَشَآءُ
وَيَقۡدِرُۚ إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَأٓيَٰتٖ لِّقَوۡمٖ يُؤۡمِنُونَ ٥٢

**53.** Кажи: “О робови мои, вие, кои ги занемаривте душите ваши, не губете надеж во милоста Аллахова. Аллах, навистина, ги проштува сите гревови. Он, секако, е Проштувач и Сомилосен!

۞ قُلۡ يَٰعِبَادِيَ ٱلَّذِينَ أَسۡرَفُواْ عَلَىٰٓ أَنفُسِهِمۡ
لَا تَقۡنَطُواْ مِن رَّحۡمَةِ ٱللَّهِۚ إِنَّ ٱللَّهَ يَغۡفِرُ ٱلذُّنُوبَ
جَمِيعًاۚ إِنَّهُۥ هُوَ ٱلۡغَفُورُ ٱلرَّحِيمُ ٥٣

**54.** Приближете се кон Господарот ваш и бидете Му послушни пред да ви дојде казната; по тоа не ќе ви се помогне.

وَأَنِيبُوٓاْ إِلَىٰ رَبِّكُمۡ وَأَسۡلِمُواْ لَهُۥ مِن قَبۡلِ
أَن يَأۡتِيَكُمُ ٱلۡعَذَابُ ثُمَّ لَا تُنصَرُونَ ٥٤

**55.** И следете го, до вас објавеното, од Господарот ваш, најдброто, пред да ви дојде казната одненадеж, кога не ќе ни усетите.”

وَٱتَّبِعُوٓا۟ أَحْسَنَ مَآ أُنزِلَ إِلَيْكُم مِّن رَّبِّكُم
مِّن قَبْلِ أَن يَأْتِيَكُمُ ٱلْعَذَابُ
بَغْتَةً وَأَنتُمْ لَا تَشْعُرُونَ ٥٥

**56.** Човекот да не рече: “Налет да е, колку должности пропуштив кон Аллах иако бев, секако, меѓу исмевачите!”

أَن تَقُولَ نَفْسٌ يَٰحَسْرَتَىٰ عَلَىٰ مَا فَرَّطتُ فِى جَنۢبِ
ٱللَّهِ وَإِن كُنتُ لَمِنَ ٱلسَّٰخِرِينَ ٥٦

**57.** Или да не рече: “Аллах да ме упатеше, навистина, ќе бев меѓу богобојазливите!”

أَوْ تَقُولَ لَوْ أَنَّ ٱللَّهَ هَدَىٰنِى لَكُنتُ
مِنَ ٱلْمُتَّقِينَ ٥٧

**58.** Или да не рече кога ќе ја здогледа казната: “Е, кога би имало за мене враќање па да бидам меѓу доброчинителите!”

أَوْ تَقُولَ حِينَ تَرَى ٱلْعَذَابَ لَوْ أَنَّ لِى كَرَّةً
فَأَكُونَ مِنَ ٱلْمُحْسِنِينَ ٥٨

**59.** “Не, ти доаѓаа, секако, ајети Мои ... па, ги сметаше за лажни и се дуеше и беше меѓу неверниците.”

بَلَىٰ قَدْ جَآءَتْكَ ءَايَٰتِى فَكَذَّبْتَ بِهَا
وَٱسْتَكْبَرْتَ وَكُنتَ مِنَ ٱلْكَٰفِرِينَ ٥٩

**60.** На Денот суден ќе ги видиш оние кои лажеа за Аллах како лицата нивни стануваат црни. Нели Џехеннемот е засолниште за горделивите?

وَيَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ تَرَى ٱلَّذِينَ كَذَبُوا۟ عَلَى ٱللَّهِ
وُجُوهُهُم مُّسْوَدَّةٌ ۚ أَلَيْسَ فِى جَهَنَّمَ مَثْوًى
لِّلْمُتَكَبِّرِينَ ٦٠

**61.** Аллах ќе ги спаси оние кои се богобојазливи во достигнувањата нивни; не ќе ги снајде зло и не ќе тагуваат.

وَيُنَجِّى ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ ٱتَّقَوْا۟ بِمَفَازَتِهِمْ لَا يَمَسُّهُمُ
ٱلسُّوٓءُ وَلَا هُمْ يَحْزَنُونَ ٦١

**62.** Аллах е Создател на сè! И Он е Закрилник на секоја ствар!

ٱللَّهُ خَٰلِقُ كُلِّ شَىْءٍ ۖ وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ
وَكِيلٌ ٦٢

**63.** Клучевите на небесата и на Земјата се - Негови. Оние кои не веруваат во ајетите Аллахови, токму, се страдалници!

لَهُۥ مَقَالِيدُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۗ وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟
بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ أُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْخَٰسِرُونَ ﴿٦٣﴾

**64.** Кажи: "Ми наредувате ли, освен Аллах, да обожавам, о незнајковци!

قُلْ أَفَغَيْرَ ٱللَّهِ تَأْمُرُوٓنِّىٓ أَعْبُدُ أَيُّهَا ٱلْجَٰهِلُونَ ﴿٦٤﴾

**65.** Објавено ми е, секако, она што е објавено и на оние пред тебе: "Ако бидеш многубожец сигурно ќе пропаднат делата твои и сигурно ќе бидеш меѓу страдалниците."

وَلَقَدْ أُوحِىَ إِلَيْكَ وَإِلَى ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِكَ لَئِنْ
أَشْرَكْتَ لَيَحْبَطَنَّ عَمَلُكَ وَلَتَكُونَنَّ مِنَ ٱلْخَٰسِرِينَ ﴿٦٥﴾

**66.** Но, обожавај Го Аллаха и биди меѓу благодарните!

بَلِ ٱللَّهَ فَٱعْبُدْ وَكُن مِّنَ ٱلشَّٰكِرِينَ ﴿٦٦﴾

**67.** А оние не го почитуваат Аллаха онолку колку што вистински треба да го почитуваат. Сета Земја на Денот суден ќе биде во ракофат, а небесата ќе бидат свиткани во десната рака Негова. Славен нека е Он! И високо е над она што Му го здружуваат!

وَمَا قَدَرُوا۟ ٱللَّهَ حَقَّ قَدْرِهِۦ وَٱلْأَرْضُ جَمِيعًا
قَبْضَتُهُۥ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ وَٱلسَّمَٰوَٰتُ مَطْوِيَّٰتٌۢ
بِيَمِينِهِۦ ۚ سُبْحَٰنَهُۥ وَتَعَٰلَىٰ عَمَّا يُشْرِكُونَ ﴿٦٧﴾

**68.** И ќе се дувне во Сурлата и, ете, ќе ги снема страшниот глас оние кои се на небесата и оние кои се на Земјата, а не и оние за кои Аллах ќе посака. Потоа, повторно ќе се дувне во Сурлата и, ете ги исправени, во исчекување!

وَنُفِخَ فِى ٱلصُّورِ فَصَعِقَ مَن فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَمَن فِى ٱلْأَرْضِ إِلَّا مَن شَآءَ ٱللَّهُ ۖ ثُمَّ نُفِخَ فِيهِ
أُخْرَىٰ فَإِذَا هُمْ قِيَامٌ يَنظُرُونَ ﴿٦٨﴾

**69.** А земјата ќе засвети со светлината на Господарот нејзин, и Книгата ќе се постави, и

وَأَشْرَقَتِ ٱلْأَرْضُ بِنُورِ رَبِّهَا وَوُضِعَ ٱلْكِتَٰبُ

пејгамберите и сведоците ќе се доведат... Исправно ќе им се суди и не ќе им се наштети.

وَجِاْيٓءَ بِٱلنَّبِيِّـۧنَ وَٱلشُّهَدَآءِ وَقُضِيَ
بَيْنَهُم بِٱلْحَقِّ وَهُمْ لَا يُظْلَمُونَ ٦٩

**70.** Секоја личност ќе си го добие она што го спечалила. Он најдобро го знае она што го работат!

وَوُفِّيَتْ كُلُّ نَفْسٍ مَّا عَمِلَتْ وَهُوَ أَعْلَمُ
بِمَا يَفْعَلُونَ ٧٠

**71.** Оние кои не веруваа во дружини ќе бидат натерани во Џехеннемот. И штом ќе дојдат до него ќе им се отворат вратите негови, и ќе им речат чуварите нивни: "Нели ви доаѓаа пејгамбери меѓу вас кои ви ги кажуваа ајетите на Господарот ваш и ве опоменуваа за Средбата на овој Ден ваш?" Ќе речат: "Да!" Но, се овистини зборот за казната на неверниците!

وَسِيقَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓا۟ إِلَىٰ جَهَنَّمَ زُمَرًا
حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءُوهَا فُتِحَتْ أَبْوَٰبُهَا وَقَالَ لَهُمْ
خَزَنَتُهَآ أَلَمْ يَأْتِكُمْ رُسُلٌ مِّنكُمْ يَتْلُونَ عَلَيْكُمْ
ءَايَٰتِ رَبِّكُمْ وَيُنذِرُونَكُمْ لِقَآءَ يَوْمِكُمْ
هَٰذَا قَالُوا۟ بَلَىٰ وَلَٰكِنْ حَقَّتْ كَلِمَةُ ٱلْعَذَابِ
عَلَى ٱلْكَٰفِرِينَ ٧١

**72.** Ќе се рече: "Влезете низ вратите на Џехеннемот во кој за навек ќе останете. Е, само колку лошо престојувалиште е тоа за горделивите!

قِيلَ ٱدْخُلُوٓا۟ أَبْوَٰبَ جَهَنَّمَ خَٰلِدِينَ فِيهَا فَبِئْسَ
مَثْوَى ٱلْمُتَكَبِّرِينَ ٧٢

**73.** А оние кои се плашеа од Господарот свој, во дружини ќе бидат натерани во Џеннетот. И штом ќе дојдат до него, ќе им се отворат вратите негови, и ќе им речат чуварите нивни: "Селамун алејкум! Бевте прекрасни: па, влезете во Џеннетот и во него за навек ќе останете!"

وَسِيقَ ٱلَّذِينَ ٱتَّقَوْا۟ رَبَّهُمْ إِلَى ٱلْجَنَّةِ زُمَرًا
حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءُوهَا وَفُتِحَتْ أَبْوَٰبُهَا وَقَالَ لَهُمْ
خَزَنَتُهَا سَلَٰمٌ عَلَيْكُمْ طِبْتُمْ فَٱدْخُلُوهَا
خَٰلِدِينَ ٧٣

**74.** Ќе речат: “Благодарение на Аллах, Кој го исполни ветувањето Негово кон нас, и нè одреди да ја наследиме земјава, да се сместиме во Џеннетот таму каде што ќе си посакаме. Е, само колку е благословена наградата за трудољубивите!

وَقَالُواْ ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ ٱلَّذِى صَدَقَنَا
وَعْدَهُۥ وَأَوْرَثَنَا ٱلْأَرْضَ نَتَبَوَّأُ مِنَ ٱلْجَنَّةِ
حَيْثُ نَشَآءُ فَنِعْمَ أَجْرُ ٱلْعَٰمِلِينَ ٧٤

**75.** И ќе ги видиш мелеките како кружат околу Аршот, славејќи Го, со благодарноста кон Него, Господарот свој. Исправно ќе им се суди и ќе се рече: “Благодарение на Аллах! Господарот на световите!”

وَتَرَى ٱلْمَلَٰٓئِكَةَ حَآفِّينَ مِنْ حَوْلِ ٱلْعَرْشِ
يُسَبِّحُونَ بِحَمْدِ رَبِّهِمْ وَقُضِىَ بَيْنَهُم بِٱلْحَقِّ
وَقِيلَ ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ٧٥

## *ГАФИР* (Простувач) XL




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Ха, мим!

حمٓ ١

**2.** Се објавува Книга од Аллах, Силен и Зналец!

تَنزِيلُ ٱلْكِتَٰبِ مِنَ ٱللَّهِ ٱلْعَزِيزِ ٱلْعَلِيمِ ٢

**3.** Простувач на гревовите и Примач на покајанието, Силен Казнувач, Господар на силата. Нема друг бог освен Него. Сврatilиштето е - кон Него.

غَافِرِ ٱلذَّنۢبِ وَقَابِلِ ٱلتَّوْبِ شَدِيدِ ٱلْعِقَابِ
ذِى ٱلطَّوْلِ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ إِلَيْهِ ٱلْمَصِيرُ ٣

**4.** За ајетите Аллахови расправаат само оние кои не веруваат, па нека не те измами патувањето нивно по земјите!

مَا يُجَٰدِلُ فِىٓ ءَايَٰتِ ٱللَّهِ إِلَّا ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ
فَلَا يَغْرُرْكَ تَقَلُّبُهُمْ فِى ٱلْبِلَٰدِ ٤

**5.** И народот на Нух лажеше пред нив и странките по нив.

كَذَّبَتْ قَبْلَهُمْ قَوْمُ نُوحٍ وَٱلْأَحْزَابُ

Секој народ му даваше значење на тоа како да го истера пејгамберот негов. И расправаа за невистината за да ја покријат со тоа вистината. Па, ги казнив. Е, само каква беше казната!

مِنۢ بَعۡدِهِمۡۖ وَهَمَّتۡ كُلُّ أُمَّةِۭ بِرَسُولِهِمۡ
لِيَأۡخُذُوهُۖ وَجَٰدَلُواْ بِٱلۡبَٰطِلِ لِيُدۡحِضُواْ بِهِ ٱلۡحَقَّ
فَأَخَذۡتُهُمۡۖ فَكَيۡفَ كَانَ عِقَابِ ٥

**6.** И ете, така, се исполни зборот на Господарот твој за оние кои не веруваа. Овие се, навистина, жители на огнот.

وَكَذَٰلِكَ حَقَّتۡ كَلِمَتُ رَبِّكَ عَلَى ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓاْ
أَنَّهُمۡ أَصۡحَٰبُ ٱلنَّارِ ٦

**7.** Оние кои го носат Аршот и оние кои се околу него, Го слават, заблагодарувајќи Му се, Господарот свој, и веруваат во Него, и бараат прошка за оние кои веруваат: “Господаре наш, и со знаењето и со милоста опфаќаш сè! Прости им на оние кои се каат, кои го следат патот Твој, и сочувај ги од казната џехеннемска!

ٱلَّذِينَ يَحۡمِلُونَ ٱلۡعَرۡشَ وَمَنۡ حَوۡلَهُۥ يُسَبِّحُونَ بِحَمۡدِ
رَبِّهِمۡ وَيُؤۡمِنُونَ بِهِۦ وَيَسۡتَغۡفِرُونَ لِلَّذِينَ ءَامَنُواْ
رَبَّنَا وَسِعۡتَ كُلَّ شَيۡءٖ رَّحۡمَةٗ وَعِلۡمٗا
فَٱغۡفِرۡ لِلَّذِينَ تَابُواْ وَٱتَّبَعُواْ سَبِيلَكَ
وَقِهِمۡ عَذَابَ ٱلۡجَحِيمِ ٧

**8.** Господаре наш, воведи ги во бавчите еденски кои им ги вети - на оние кои беа добри -, и предците нивни, и жените нивни, и потомствата нивни. Ти си, навистина, Силен и Мудар!

رَبَّنَا وَأَدۡخِلۡهُمۡ جَنَّٰتِ عَدۡنٍ ٱلَّتِي وَعَدتَّهُمۡ
وَمَن صَلَحَ مِنۡ ءَابَآئِهِمۡ وَأَزۡوَٰجِهِمۡ
وَذُرِّيَّٰتِهِمۡۚ إِنَّكَ أَنتَ ٱلۡعَزِيزُ ٱلۡحَكِيمُ ٨

**9.** И сочувај ги од лошотиите, а оној кого ќе го сочуваш од лошотиите на Денот тој - си му се смилувал, секако!” Ете, тоа, токму, е победа голема!

وَقِهِمُ ٱلسَّيِّـَٔاتِۚ وَمَن تَقِ ٱلسَّيِّـَٔاتِ يَوۡمَئِذٖ
فَقَدۡ رَحِمۡتَهُۥۚ وَذَٰلِكَ هُوَ ٱلۡفَوۡزُ ٱلۡعَظِيمُ ٩

**10.** На оние кои не веруваа ќе им се возгласи: “Омразата Аллахова е поголема, сигурно, од омразата ваша кон самите вас: кога бевте повикани кон верувањето, па не верувавте.”

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ يُنَادَوْنَ لَمَقْتُ ٱللَّهِ
أَكْبَرُ مِن مَّقْتِكُمْ أَنفُسَكُمْ إِذْ تُدْعَوْنَ
إِلَى ٱلْإِيمَٰنِ فَتَكْفُرُونَ ﴿١٠﴾

**11.** Ќе речат: “Господаре наш, двапати нè усмрти и двапати нè оживи, па еднаш веќе ги признавме гревовите наши. Има ли, тогаш, некој пат по кој ќе може некако да се излезе?”

قَالُوا۟ رَبَّنَآ أَمَتَّنَا ٱثْنَتَيْنِ وَأَحْيَيْتَنَا ٱثْنَتَيْنِ فَٱعْتَرَفْنَا
بِذُنُوبِنَا فَهَلْ إِلَىٰ خُرُوجٍ مِّن سَبِيلٍ ﴿١١﴾

**12.** “Тоа ви е, ете, зашто не верувавте кога се повикувавте кон Аллах, Единствениот, а кога Му се здружуваше нешто, верувавте. Судот е на Аллах, Вишен и Голем!”

ذَٰلِكُم بِأَنَّهُۥٓ إِذَا دُعِىَ ٱللَّهُ وَحْدَهُۥ كَفَرْتُمْ
وَإِن يُشْرَكْ بِهِۦ تُؤْمِنُوا۟ فَٱلْحُكْمُ لِلَّهِ
ٱلْعَلِىِّ ٱلْكَبِيرِ ﴿١٢﴾

**13.** Он ви ги покажува знаменијата Негови и од небо ви спушта ‘рск. Се сеќава само оној кој ја прима поуката.

هُوَ ٱلَّذِى يُرِيكُمْ ءَايَٰتِهِۦ وَيُنَزِّلُ لَكُم مِّنَ
ٱلسَّمَآءِ رِزْقًا وَمَا يَتَذَكَّرُ إِلَّا مَن يُنِيبُ ﴿١٣﴾

**14.** Па, повикувајте Го Аллаха, исповедувајќи ја чистата вера Негова, па макар тоа го мразеле неверниците!

فَٱدْعُوا۟ ٱللَّهَ مُخْلِصِينَ لَهُ ٱلدِّينَ
وَلَوْ كَرِهَ ٱلْكَٰفِرُونَ ﴿١٤﴾

**15.** Возвишувач на скалите, Сопственик на Аршот, кој го испраќа Духот со наредбата Своја, оној кого сака од робовите Свои за да опомене за денот на Средбата.

رَفِيعُ ٱلدَّرَجَٰتِ ذُو ٱلْعَرْشِ يُلْقِى ٱلرُّوحَ
مِنْ أَمْرِهِۦ عَلَىٰ مَن يَشَآءُ مِنْ عِبَادِهِۦ لِيُنذِرَ يَوْمَ
ٱلتَّلَاقِ ﴿١٥﴾

**16.** Денот во кој ќе се споредуваат, кога на Аллах ништо од

يَوْمَ هُم بَٰرِزُونَ لَا يَخْفَىٰ عَلَى ٱللَّهِ مِنْهُمْ شَىْءٌ

нив не ќе Му биде скриено. И чија ќе биде власта на Денот тој? Аллахова ќе биде, Единствениот и Силниот!

لِمَنِ ٱلْمُلْكُ ٱلْيَوْمَ لِلَّهِ ٱلْوَٰحِدِ ٱلْقَهَّارِ ١٦

**17.** Ден во кој секој ќе биде награден според она што си го спечалил. Не ќе има неправда на Денот тој. Аллах, навистина, е Брз Пресметувач!

ٱلْيَوْمَ تُجْزَىٰ كُلُّ نَفْسٍۭ بِمَا كَسَبَتْ ۚ
لَا ظُلْمَ ٱلْيَوْمَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ سَرِيعُ ٱلْحِسَابِ ١٧

**18.** И опомени ги за денот што е блиску: кога срцата во грлата ќе застанат, загушени. За зулумќарите нема поддржник или посредник кој ќе биде послушен.

وَأَنذِرْهُمْ يَوْمَ ٱلْـَٔازِفَةِ إِذِ ٱلْقُلُوبُ لَدَى ٱلْحَنَاجِرِ
كَـٰظِمِينَ ۚ مَا لِلظَّـٰلِمِينَ مِنْ حَمِيمٍ وَلَا شَفِيعٍ
يُطَاعُ ١٨

**19.** Он го знае скришниот поглед на очите и она што го кријат градите.

يَعْلَمُ خَآئِنَةَ ٱلْأَعْيُنِ وَمَا تُخْفِى ٱلصُّدُورُ ١٩

**20.** Аллах исправно решава. Оние кои се повикуваат на други богови освен Него... па, овие во ништо не можат да пресудат. Аллах, навистина, е Слушач и Гледач!

وَٱللَّهُ يَقْضِى بِٱلْحَقِّ ۖ وَٱلَّذِينَ يَدْعُونَ مِن دُونِهِۦ
لَا يَقْضُونَ بِشَىْءٍ ۗ إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْبَصِيرُ ٢٠

**21.** Не патуваат ли по земјата па да видат каква беше казната за оние пред нив? Тие беа и посилни и оставија поголеми траги на земјата. Па, Аллах, заради гревовите нивни, ги казни. И за нив немаше поддржник од Аллах.

۞ أَوَلَمْ يَسِيرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ فَيَنظُرُوا۟ كَيْفَ كَانَ
عَـٰقِبَةُ ٱلَّذِينَ كَانُوا۟ مِن قَبْلِهِمْ ۚ كَانُوا۟ هُمْ أَشَدَّ
مِنْهُمْ قُوَّةً وَءَاثَارًا فِى ٱلْأَرْضِ فَأَخَذَهُمُ ٱللَّهُ
بِذُنُوبِهِمْ وَمَا كَانَ لَهُم مِّنَ ٱللَّهِ مِن وَاقٍ ٢١

**22.** Ете, тоа така беше заради тоа што, навистина, им доаѓаа

ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ كَانَت تَّأْتِيهِمْ رُسُلُهُم بِٱلْبَيِّنَـٰتِ

пејгамбери со јаснотии, па не веруваа, и Аллах ги казни. Он, навистина, е Моќен и Силен Казнувач!

فَكَفَرُوا۟ فَأَخَذَهُمُ ٱللَّهُ ۚ إِنَّهُۥ قَوِىٌّ شَدِيدُ
ٱلْعِقَابِ ﴿٢٢﴾

**23.** И Ние Муса, секако, го испративме со знаменијата Наши и со доказот јасен,

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَا مُوسَىٰ بِـَٔايَـٰتِنَا وَسُلْطَـٰنٍ
مُّبِينٍ ﴿٢٣﴾

**24.** до фараонот, до Хаман и до Карун... кои рекоа: “Волшебник и лашко!”

إِلَىٰ فِرْعَوْنَ وَهَـٰمَـٰنَ وَقَـٰرُونَ
فَقَالُوا۟ سَـٰحِرٌ كَذَّابٌ ﴿٢٤﴾

**25.** И бидејќи им дојде со вистина од Нас, рекоа: “Убијте ги машките деца на оние кои веруваат во него, а оставете ги во живот женските деца нивни.” Но, сплетката на неверниците води само во заблуда!

فَلَمَّا جَآءَهُم بِٱلْحَقِّ مِنْ عِندِنَا قَالُوا۟ ٱقْتُلُوٓا۟ أَبْنَآءَ
ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ مَعَهُۥ وَٱسْتَحْيُوا۟ نِسَآءَهُمْ ۚ
وَمَا كَيْدُ ٱلْكَـٰفِرِينَ إِلَّا فِى ضَلَـٰلٍ ﴿٢٥﴾

**26.** И фараонот рече: “Оставете ме да го убијам Муса, па тој нека го повика Господарот свој: се плашам, навистина, да не ја измени верата ваша или да не посее безредие по земјата.”

وَقَالَ فِرْعَوْنُ ذَرُونِىٓ أَقْتُلْ مُوسَىٰ وَلْيَدْعُ
رَبَّهُۥٓ ۖ إِنِّىٓ أَخَافُ أَن يُبَدِّلَ دِينَكُمْ
أَوْ أَن يُظْهِرَ فِى ٱلْأَرْضِ ٱلْفَسَادَ ﴿٢٦﴾

**27.** И муса рече: “Јас барам, и од Господарот мој и од Господарот ваш заштита, и против сум горделивиот кој не верува во Денот на пресметката.”

وَقَالَ مُوسَىٰٓ إِنِّى عُذْتُ بِرَبِّى وَرَبِّكُم
مِّن كُلِّ مُتَكَبِّرٍ لَّا يُؤْمِنُ بِيَوْمِ ٱلْحِسَابِ ﴿٢٧﴾

**28.** Еден човек верник од семејството фараоново, кој го криеше верувањето негово, рече: “Ќе го убиете ли човекот

وَقَالَ رَجُلٌ مُّؤْمِنٌ مِّنْ ءَالِ فِرْعَوْنَ
يَكْتُمُ إِيمَـٰنَهُۥٓ أَتَقْتُلُونَ رَجُلًا أَن يَقُولَ رَبِّىَ

кој тврди: ‘Аллах е - Господарот мој. ’ Тој, секако, ви дојде со јасноти од Господарот ваш. А ако лаже, лажењето ќе биде против него. А ако, пак, вистина зборува, ќе ви се случи она со што ви се заканува.” Аллах, навистина, не го упатува претерувачот и лашкото!

ٱللَّهُ وَقَدْ جَآءَكُم بِٱلْبَيِّنَٰتِ مِن رَّبِّكُمْ ۖ وَإِن يَكُ
كَٰذِبًا فَعَلَيْهِ كَذِبُهُۥ ۖ وَإِن يَكُ صَادِقًا
يُصِبْكُم بَعْضُ ٱلَّذِى يَعِدُكُمْ ۖ إِنَّ ٱللَّهَ
لَا يَهْدِى مَنْ هُوَ مُسْرِفٌ كَذَّابٌ ٢٨

**29.** О народе мој, денес е власта ваша: вие сте на чело на земјава. Па, кој ќе ни помогне од неволјата Аллахова ако оваа нè погоди? Фараонот рече: “Јас го гледам при вас само она што го гледам. И само по патот и показот ќе ве упатам!”

يَٰقَوْمِ لَكُمُ ٱلْمُلْكُ ٱلْيَوْمَ ظَٰهِرِينَ فِى ٱلْأَرْضِ
فَمَن يَنصُرُنَا مِنۢ بَأْسِ ٱللَّهِ إِن جَآءَنَا ۚ قَالَ فِرْعَوْنُ
مَآ أُرِيكُمْ إِلَّا مَآ أَرَىٰ وَمَآ أَهْدِيكُمْ
إِلَّا سَبِيلَ ٱلرَّشَادِ ٢٩

**30.** А оној што веруваше, рече: “О народе мој, јас, навистина, се плашам за вас, од нешто слично на денот на оние кои се разединија,

وَقَالَ ٱلَّذِىٓ ءَامَنَ يَٰقَوْمِ إِنِّىٓ أَخَافُ عَلَيْكُم
مِّثْلَ يَوْمِ ٱلْأَحْزَابِ ٣٠

**31.** слично на случајот со народот на Нух, на Ад и на Семуд и оние што беа по нив. Аллах не им посакува зулум на робовите!

مِثْلَ دَأْبِ قَوْمِ نُوحٍ وَعَادٍ وَثَمُودَ وَٱلَّذِينَ مِنۢ بَعْدِهِمْ ۚ
وَمَا ٱللَّهُ يُرِيدُ ظُلْمًا لِّلْعِبَادِ ٣١

**32.** О народе мој, јас, навистина, се плашам за вас од Денот на повикувањето еднинадруги,

وَيَٰقَوْمِ إِنِّىٓ أَخَافُ عَلَيْكُمْ يَوْمَ ٱلتَّنَادِ ٣٢

**33.** Ден во кој ќе ги вртите плеќите. За вас, освен Аллах, ќе нема избраник, а оној кого Ал-

يَوْمَ تُوَلُّونَ مُدْبِرِينَ مَا لَكُم مِّنَ ٱللَّهِ مِنْ عَاصِمٍ ۗ
وَمَن يُضْلِلِ ٱللَّهُ فَمَا لَهُۥ مِنْ هَادٍ ٣٣

лах ќе го скршне во заблуда... па, за него нема упатувач!

**34.** И порано Јусуф, секако, ви дојде со јаснотии. Па, постојано бевте при сомнение во она со што ви дојде. И штом си замина од овој свет, рековте: “Аллах нема да испрати пејгамбер по него!” Ете, така Аллах го скршнува во заблуда оној што претерува и сомнителот,

وَلَقَدْ جَآءَكُمْ يُوسُفُ مِن قَبْلُ بِٱلْبَيِّنَٰتِ
فَمَا زِلْتُمْ فِى شَكٍّ مِّمَّا جَآءَكُم بِهِۦ حَتَّىٰٓ إِذَا
هَلَكَ قُلْتُمْ لَن يَبْعَثَ ٱللَّهُ مِنۢ بَعْدِهِۦ رَسُولًا
كَذَٰلِكَ يُضِلُّ ٱللَّهُ مَنْ هُوَ مُسْرِفٌ
مُّرْتَابٌ ﴿٣٤﴾

**35.** оние кои расправаат за ајетите Аллахови без никаков нивни јасен доказ, зголемувајќи ја омразата и кон Аллах и кон оние кои веруваат. Ете, така Аллах го запечатува секое срце на горделивиот и силникот!

ٱلَّذِينَ يُجَٰدِلُونَ فِىٓ ءَايَٰتِ ٱللَّهِ بِغَيْرِ سُلْطَٰنٍ
أَتَىٰهُمْ كَبُرَ مَقْتًا عِندَ ٱللَّهِ وَعِندَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟
كَذَٰلِكَ يَطْبَعُ ٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ قَلْبِ
مُتَكَبِّرٍ جَبَّارٍ ﴿٣٥﴾

**36.** Фараонот рече: “О Хаман, изгради ми една кула за да можам да се вишнам низ скалите нејзини,

وَقَالَ فِرْعَوْنُ يَٰهَٰمَٰنُ ٱبْنِ لِى صَرْحًا لَّعَلِّىٓ أَبْلُغُ
ٱلْأَسْبَٰبَ ﴿٣٦﴾

**37.** скалите на небесата...Па, да се вишнам до богот на Муса, а јас, секако, мислам дека тој е лашко.” И ете, така му се разубави на фараонот злоделото негово и беше оддалечен од Паттот. Сплетката на фараонот е само страдање!

أَسْبَٰبَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ فَأَطَّلِعَ إِلَىٰٓ إِلَٰهِ مُوسَىٰ
وَإِنِّى لَأَظُنُّهُۥ كَٰذِبًا وَكَذَٰلِكَ زُيِّنَ
لِفِرْعَوْنَ سُوٓءُ عَمَلِهِۦ وَصُدَّ عَنِ ٱلسَّبِيلِ
وَمَا كَيْدُ فِرْعَوْنَ إِلَّا فِى تَبَابٍ ﴿٣٧﴾

**38.** И оној што веруваше пак рече: “О народе мој, следете ме, јас ќе ве упатам по Патот и по Показот!

وَقَالَ ٱلَّذِىٓ ءَامَنَ يَٰقَوْمِ ٱتَّبِعُونِ
أَهْدِكُمْ سَبِيلَ ٱلرَّشَادِ ﴿٣٨﴾

**39.** О народе мој, животот на овој свет, навистина, е само уживање, а Ахирет, секако, е Куќата на постојаноста!”

يَٰقَوۡمِ إِنَّمَا هَٰذِهِ ٱلۡحَيَوٰةُ ٱلدُّنۡيَا مَتَٰعٞ
وَإِنَّ ٱلۡأٓخِرَةَ هِيَ دَارُ ٱلۡقَرَارِ ٣٩

**40.** Кој ќе направи зло ќе биде казнет соодветно на тоа, а кој, пак, ќе направи добро, било да е машко или женско, а верник е... па оние ќе влезат во Џеннетот во кој ќе бидат снабдени без мера!

مَنۡ عَمِلَ سَيِّئَةٗ فَلَا يُجۡزَىٰٓ إِلَّا مِثۡلَهَاۖ
وَمَنۡ عَمِلَ صَٰلِحٗا مِّن ذَكَرٍ أَوۡ أُنثَىٰ
وَهُوَ مُؤۡمِنٞ فَأُوْلَٰٓئِكَ يَدۡخُلُونَ ٱلۡجَنَّةَ
يُرۡزَقُونَ فِيهَا بِغَيۡرِ حِسَابٖ ٤٠

**41.** И уште: “О народе мој, што ви е, јас ве повикувам кон спасот, а вие ме повикувате кон огнот!

۞ وَيَٰقَوۡمِ مَا لِيٓ أَدۡعُوكُمۡ إِلَى ٱلنَّجَوٰةِ
وَتَدۡعُونَنِيٓ إِلَى ٱلنَّارِ ٤١

**42.** Ме повикувате да не верувам во Аллах и да Му здружувам здруженик, за кого не знам ништо. А јас ве повикувам кон Силниот и Простувачот!

تَدۡعُونَنِي لِأَكۡفُرَ بِٱللَّهِ وَأُشۡرِكَ بِهِۦ مَا لَيۡسَ
لِي بِهِۦ عِلۡمٞ وَأَنَا۠ أَدۡعُوكُمۡ إِلَى ٱلۡعَزِيزِ ٱلۡغَفَّٰرِ ٤٢

**43.** Беспрекорно! Ме повикувате, секако, кон она за што не може да се повика ни на овој свет ни на Ахирет. Ние, навистина, ќе Му се вратиме на Аллах, а расипниците,токму, се жители на огнот.

لَا جَرَمَ أَنَّمَا تَدۡعُونَنِيٓ إِلَيۡهِ لَيۡسَ لَهُۥ دَعۡوَةٞ فِي ٱلدُّنۡيَا
وَلَا فِي ٱلۡأٓخِرَةِ وَأَنَّ مَرَدَّنَآ إِلَى ٱللَّهِ
وَأَنَّ ٱلۡمُسۡرِفِينَ هُمۡ أَصۡحَٰبُ ٱلنَّارِ ٤٣

**44.** Па, ќе се сетете на она што ви го зборував, а јас мојата работа Му ја препуштам на Аллах. Аллах, навистина, ги гледа робовите!”

فَسَتَذۡكُرُونَ مَآ أَقُولُ لَكُمۡۚ وَأُفَوِّضُ
أَمۡرِيٓ إِلَى ٱللَّهِۚ إِنَّ ٱللَّهَ بَصِيرُۢ بِٱلۡعِبَادِ ٤٤

**45.** И Аллах го сочува од лошотиите што му ги правеа, и ќе се оствари пакосната казна кон семејството фараоново:

فَوَقَىٰهُ ٱللَّهُ سَيِّـَٔاتِ مَا مَكَرُوا۟ ۖ
وَحَاقَ بِـَٔالِ فِرْعَوْنَ سُوٓءُ ٱلْعَذَابِ ﴿٤٥﴾

**46.** огнот во кој ќе бидат фрлани и наутро и навечер; Денот во кој ќе се случи Часот: “Воведете го семејството фараоново во најжешката казна!”

ٱلنَّارُ يُعْرَضُونَ عَلَيْهَا غُدُوًّا وَعَشِيًّا ۖ وَيَوْمَ تَقُومُ
ٱلسَّاعَةُ أَدْخِلُوٓا۟ ءَالَ فِرْعَوْنَ أَشَدَّ ٱلْعَذَابِ ﴿٤٦﴾

**47.** И кога ќе расправаат во огнот, потчинетите ќе им речат на потчинителите:“Ние, навистина, ве следевме, па можете ли малку да нè ослободите од огнот?”

وَإِذْ يَتَحَآجُّونَ فِى ٱلنَّارِ فَيَقُولُ ٱلضُّعَفَٰٓؤُا۟
لِلَّذِينَ ٱسْتَكْبَرُوٓا۟ إِنَّا كُنَّا لَكُمْ تَبَعًا فَهَلْ
أَنتُم مُّغْنُونَ عَنَّا نَصِيبًا مِّنَ ٱلنَّارِ ﴿٤٧﴾

**48.** И потчинителите ќе речат: “Па, ете, сите ние сме во огнот, навистина! Да, Аллах им суди на робовите Свои!”

قَالَ ٱلَّذِينَ ٱسْتَكْبَرُوٓا۟ إِنَّا كُلٌّ فِيهَآ
إِنَّ ٱللَّهَ قَدْ حَكَمَ بَيْنَ ٱلْعِبَادِ ﴿٤٨﴾

**49.** А оние кои ќе бидат во огнот ќе им речат на чуварите џеханемски: “Замолете Го Господарот ваш да ни олесни барем еден ден од казната!”

وَقَالَ ٱلَّذِينَ فِى ٱلنَّارِ لِخَزَنَةِ جَهَنَّمَ ٱدْعُوا۟
رَبَّكُمْ يُخَفِّفْ عَنَّا يَوْمًا مِّنَ ٱلْعَذَابِ ﴿٤٩﴾

**50.** Ќе им речат: “Нели ви доаѓаа пејгамбери ваши со јасноти?” Ќе им одговорат: “Да!” Ќе речат: “Па, молете се!” Молбата на неверниците ќе биде само залудна!

قَالُوٓا۟ أَوَلَمْ تَكُ تَأْتِيكُمْ رُسُلُكُم
بِٱلْبَيِّنَٰتِ ۖ قَالُوا۟ بَلَىٰ ۚ قَالُوا۟ فَٱدْعُوا۟ ۗ
وَمَا دُعَٰٓؤُا۟ ٱلْكَٰفِرِينَ إِلَّا فِى ضَلَٰلٍ ﴿٥٠﴾

**51.** Ќе ги поддржиме, сигурно, пејгамберите Наши и оние кои веруваа во животот на овој свет,

إِنَّا لَنَنصُرُ رُسُلَنَا وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ فِى ٱلْحَيَوٰةِ
ٱلدُّنْيَا وَيَوْمَ يَقُومُ ٱلْأَشْهَٰدُ ﴿٥١﴾

и во Денот кога ќе воскреснат сведоците,

**52.** на Денот во кој на зулумќарите не ќе им користат извинувањата нивни; за нив има проклетство и за нив има Куќа пакосна.

يَوْمَ لَا يَنفَعُ ٱلظَّٰلِمِينَ مَعْذِرَتُهُمْ
وَلَهُمُ ٱللَّعْنَةُ وَلَهُمْ سُوٓءُ ٱلدَّارِ ٥٢

**53.** На Муса, секако, Ние му дадовме Патоказ, и им ја оставивме на Синовите Израилови во наследство и Книгата:

وَلَقَدْ ءَاتَيْنَا مُوسَى ٱلْهُدَىٰ وَأَوْرَثْنَا
بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٱلْكِتَٰبَ ٥٣

**54.** Патоказ, Опомена за даруваните со разбир!

هُدًى وَذِكْرَىٰ لِأُو۟لِى ٱلْأَلْبَٰبِ ٥٤

**55.** Па, стрпи се! Ветувањето Аллахово, навистина, е вистинско; и барај прошка за гревот твој и слави Го, заблагодарувајќи се, Господарот твој, и навечер и наутро!

فَٱصْبِرْ إِنَّ وَعْدَ ٱللَّهِ حَقٌّ وَٱسْتَغْفِرْ لِذَنۢبِكَ
وَسَبِّحْ بِحَمْدِ رَبِّكَ بِٱلْعَشِىِّ وَٱلْإِبْكَٰرِ ٥٥

**56.** Оние кои, навистина, расправаат за ајетите Аллахови без никаков доказ дојден до нив... во градите нивни има само горделивост, и не ќе ја остварат целта своја. Па, барај засолниште кај Аллах! Он, навистина, е Слушач и Гледач!

إِنَّ ٱلَّذِينَ يُجَٰدِلُونَ فِىٓ ءَايَٰتِ
ٱللَّهِ بِغَيْرِ سُلْطَٰنٍ أَتَىٰهُمْ إِن فِى صُدُورِهِمْ
إِلَّا كِبْرٌ مَّا هُم بِبَٰلِغِيهِ فَٱسْتَعِذْ بِٱللَّهِ
إِنَّهُۥ هُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْبَصِيرُ ٥٦

**57.** Создавањето на небесата и на Земјата е поголемо од создавањето на луѓето. Но, ете мнозинството на луѓето не знаат!

لَخَلْقُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ أَكْبَرُ مِنْ خَلْقِ
ٱلنَّاسِ وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَ ٱلنَّاسِ لَا يَعْلَمُونَ ٥٧

**58.** Не се еднакви оној кој е слеп и оној кој гледа, и оние кои веруваат и кои добри дела работат со злосторниците. Само малкумина од вас се сеќаваат!

وَمَا يَسۡتَوِي ٱلۡأَعۡمَىٰ وَٱلۡبَصِيرُ وَٱلَّذِينَ
ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ وَلَا ٱلۡمُسِيٓءُۚ
قَلِيلٗا مَّا تَتَذَكَّرُونَ ٥٨

**59.** Часот, во кој нема сомнение, навистина, ќе дојде. Но, ете множинството на луѓето не веруваат!

إِنَّ ٱلسَّاعَةَ لَأٓتِيَةٞ لَّا رَيۡبَ فِيهَا وَلَٰكِنَّ
أَكۡثَرَ ٱلنَّاسِ لَا يُؤۡمِنُونَ ٥٩

**60.** Господарот ваш рече: “ Повикувајте Ме, ќе ви се оѕвијам! Оние меѓу робовите Мои кои се дујат ќе влезат во Џехеннемот, потчинети!”

وَقَالَ رَبُّكُمُ ٱدۡعُونِيٓ أَسۡتَجِبۡ لَكُمۡۚ
إِنَّ ٱلَّذِينَ يَسۡتَكۡبِرُونَ عَنۡ عِبَادَتِي
سَيَدۡخُلُونَ جَهَنَّمَ دَاخِرِينَ ٦٠

**61.** Аллах ви ја определи ноќта за да се смирете во неа, а денот за гледање. Аллах, навистина, е полн со добрина кон луѓето. Но, ете множинството на луѓето не се заблагодаруваат!

ٱللَّهُ ٱلَّذِي جَعَلَ لَكُمُ ٱلَّيۡلَ لِتَسۡكُنُواْ فِيهِ
وَٱلنَّهَارَ مُبۡصِرًاۚ إِنَّ ٱللَّهَ لَذُو فَضۡلٍ
عَلَى ٱلنَّاسِ وَلَٰكِنَّ أَكۡثَرَ ٱلنَّاسِ
لَا يَشۡكُرُونَ ٦١

**62.** Ете, тоа ви е Аллах, Господарот ваш, Создател на сè! Нема друг бог освен Него. Па, каде, навистина, сте кинисале?

ذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبُّكُمۡ خَٰلِقُ كُلِّ شَيۡءٖ
لَّآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَۖ فَأَنَّىٰ تُؤۡفَكُونَ ٦٢

**63.** Ете, така кинисаа оние кои не ги признаваа ајетите Аллахови.

كَذَٰلِكَ يُؤۡفَكُ ٱلَّذِينَ كَانُواْ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ
يَجۡحَدُونَ ٦٣

**64.** Аллах ви одреди земјата да ви биде утврда, а небесата здание, и Он изглед ви дава, изглед најубав, и Он ве снабдува

ٱللَّهُ ٱلَّذِي جَعَلَ لَكُمُ ٱلۡأَرۡضَ قَرَارٗا
وَٱلسَّمَآءَ بِنَآءٗ وَصَوَّرَكُمۡ فَأَحۡسَنَ
صُوَرَكُمۡ وَرَزَقَكُم مِّنَ ٱلطَّيِّبَٰتِۚ

од богатствата. Ете, тоа ви е Аллах, Господарот ваш. Па, благословен е Аллах, Господарот на световите!

ذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبُّكُمْ ۖ فَتَبَارَكَ ٱللَّهُ رَبُّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٦٤﴾

**65.** Он е жив. Нема друг бог освен Него. Па, повикувајте Го чисто, исповедувајќи ја верата кон Него. Благодарение на Аллах, Господарот на световите!

هُوَ ٱلْحَىُّ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ فَٱدْعُوهُ مُخْلِصِينَ لَهُ ٱلدِّينَ ۗ ٱلْحَمْدُ لِلَّهِ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٦٥﴾

**66.** Кажи: “Забрането ми е, навистина, да ги обожавам оние кои вие, освен Аллах, ги обожавате. Бидејќи ми дојдоа јаснотии од Господарот мој и бидејќи ми е наредено да бидам послушен, секако, на Господарот на световите!”

۞ قُلْ إِنِّى نُهِيتُ أَنْ أَعْبُدَ ٱلَّذِينَ تَدْعُونَ مِن دُونِ ٱللَّهِ لَمَّا جَآءَنِىَ ٱلْبَيِّنَٰتُ مِن رَّبِّى وَأُمِرْتُ أَنْ أُسْلِمَ لِرَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٦٦﴾

**67.** Он ве создаде од земја, потоа од капка семе, потоа од засирена крв, потоа ве вади како бебе, потоа ќе сјакнете и, на крај, ќе остарете. Некои од вас порано ќе умрат, а некои, пак, ќе го дочекаат рокот определен... за да се вразумите!

هُوَ ٱلَّذِى خَلَقَكُم مِّن تُرَابٍ ثُمَّ مِن نُّطْفَةٍ ثُمَّ مِنْ عَلَقَةٍ ثُمَّ يُخْرِجُكُمْ طِفْلًا ثُمَّ لِتَبْلُغُوٓا۟ أَشُدَّكُمْ ثُمَّ لِتَكُونُوا۟ شُيُوخًا ۚ وَمِنكُم مَّن يُتَوَفَّىٰ مِن قَبْلُ ۖ وَلِتَبْلُغُوٓا۟ أَجَلًا مُّسَمًّى وَلَعَلَّكُمْ تَعْقِلُونَ ﴿٦٧﴾

**68.** Он и усмртува Он и оживува. И кога ќе реши за нешто, кога ќе му рече: “Биди!” - и тоа, токму, ќе биде!

هُوَ ٱلَّذِى يُحْىِۦ وَيُمِيتُ ۖ فَإِذَا قَضَىٰٓ أَمْرًا فَإِنَّمَا يَقُولُ لَهُۥ كُن فَيَكُونُ ﴿٦٨﴾

**69.** Не ги гледаш ли оние кои расправаат за ајетите Аллахови? Како се оддалечуваат!

أَلَمْ تَرَ إِلَى ٱلَّذِينَ يُجَٰدِلُونَ فِىٓ ءَايَٰتِ ٱللَّهِ أَنَّىٰ يُصْرَفُونَ ﴿٦٩﴾

**70.** Оние кои лажат за Книгата и за она што Ние им го испративме на пејгамберите Наши. Е, па, ќе узнаат,

ٱلَّذِينَ كَذَّبُوا۟ بِٱلْكِتَٰبِ وَبِمَآ أَرْسَلْنَا
بِهِۦ رُسُلَنَا فَسَوْفَ يَعْلَمُونَ ٧٠

**71.** кога ќе има синџири врз вратовите нивни и кога ќе бидат влечени со железни прачки,

إِذِ ٱلْأَغْلَٰلُ فِىٓ أَعْنَٰقِهِمْ وَٱلسَّلَٰسِلُ
يُسْحَبُونَ ٧١

**72.** низ вода што врие; и кои, потоа, во огнот ќе бидат пржени;

فِى ٱلْحَمِيمِ ثُمَّ فِى ٱلنَّارِ يُسْجَرُونَ ٧٢

**73.** Потоа ќе им се рече: “Каде се оние кои ги обожававте,

ثُمَّ قِيلَ لَهُمْ أَيْنَ مَا كُنتُمْ تُشْرِكُونَ ٧٣

**74.** освен Аллах?” Ќе речат: “Се оддалечија од Нас. Но, порано на ништо не се клањавме. Ете, така Аллах ги скршнува во заблуда неверниците.”

مِن دُونِ ٱللَّهِ قَالُوا۟ ضَلُّوا۟ عَنَّا بَل لَّمْ نَكُن نَّدْعُوا۟
مِن قَبْلُ شَيْـًٔا كَذَٰلِكَ يُضِلُّ ٱللَّهُ ٱلْكَٰفِرِينَ ٧٤

**75.** Ете, тоа ви е затоа што се веселевте бесправно по земјата и затоа што бевте дрски.

ذَٰلِكُم بِمَا كُنتُمْ تَفْرَحُونَ فِى ٱلْأَرْضِ بِغَيْرِ ٱلْحَقِّ
وَبِمَا كُنتُمْ تَمْرَحُونَ ٧٥

**76.** Влезете низ вратата на Џехеннемот во кој за навек ќе останете. Е, само колку лошо е престојувалиштето за горделивите!

ٱدْخُلُوٓا۟ أَبْوَٰبَ جَهَنَّمَ خَٰلِدِينَ فِيهَا فَبِئْسَ
مَثْوَى ٱلْمُتَكَبِّرِينَ ٧٦

**77.** Па, стрпи се! Ветувањето Аллахово, секако, е вистина. Било Ние да ти покажеме нешто од она што им го ветуваме, било животот да ти го земеме... па, Нам ќе ни се вратат!

فَٱصْبِرْ إِنَّ وَعْدَ ٱللَّهِ حَقٌّ فَإِمَّا نُرِيَنَّكَ بَعْضَ
ٱلَّذِى نَعِدُهُمْ أَوْ نَتَوَفَّيَنَّكَ فَإِلَيْنَا يُرْجَعُونَ ٧٧

**78.** И пред тебе, секако, Ние испративме пејгамбери. За некои од нив ти кажувавме, а за некои од нив не ти кажувавме. Ниеден пејгамбер не донесе ајет, освен со одобрението Аллахово. Па, кога ќе дојде наредбата Аллахова, исправно се решава, а лашковците ќе настрадаат таму.

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَا رُسُلًا مِّن قَبْلِكَ مِنْهُم مَّن قَصَصْنَا
عَلَيْكَ وَمِنْهُم مَّن لَّمْ نَقْصُصْ عَلَيْكَ ۗ وَمَا كَانَ
لِرَسُولٍ أَن يَأْتِيَ بِآيَةٍ إِلَّا بِإِذْنِ اللَّهِ ۚ فَإِذَا جَاءَ
أَمْرُ اللَّهِ قُضِيَ بِالْحَقِّ وَخَسِرَ هُنَالِكَ
الْمُبْطِلُونَ ﴿٧٨﴾

**79.** Аллах ви одреди животни: некои од нив ги јавате а со некои од нив се храните.

اللَّهُ الَّذِي جَعَلَ لَكُمُ الْأَنْعَامَ
لِتَرْكَبُوا مِنْهَا وَمِنْهَا تَأْكُلُونَ ﴿٧٩﴾

**80.** А од нив имате користи: го остварувате она за што чувствувате потреба - и со нив и со чамецот пренесувате!

وَلَكُمْ فِيهَا مَنَافِعُ وَلِتَبْلُغُوا عَلَيْهَا حَاجَةً
فِي صُدُورِكُمْ وَعَلَيْهَا وَعَلَى الْفُلْكِ
تُحْمَلُونَ ﴿٨٠﴾

**81.** И Он ви ги покажува знаменијата Свои. Па, кое од знаменијата Аллахови не го признавате?

وَيُرِيكُمْ آيَاتِهِ فَأَيَّ آيَاتِ اللَّهِ تُنكِرُونَ ﴿٨١﴾

**82.** Зошто не патуваа по земјата па да видат каква беше завршницата на оние пред нив? Беа и помногубројни и посилни во оставање траги на земјата. Па, така, не им користеше она што го спечалија!

أَفَلَمْ يَسِيرُوا فِي الْأَرْضِ فَيَنظُرُوا كَيْفَ كَانَ عَاقِبَةُ
الَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ ۚ كَانُوا أَكْثَرَ مِنْهُمْ وَأَشَدَّ
قُوَّةً وَآثَارًا فِي الْأَرْضِ فَمَا أَغْنَىٰ عَنْهُم
مَّا كَانُوا يَكْسِبُونَ ﴿٨٢﴾

**83.** И бидејќи им дојдоа пејгамберите нивни со јаснотии, се радуваа со знаењето што го поседуваа, и се оствари врз нив она за што се исмеваа.

فَلَمَّا جَاءَتْهُمْ رُسُلُهُم بِالْبَيِّنَاتِ
فَرِحُوا بِمَا عِندَهُم مِّنَ الْعِلْمِ وَحَاقَ
بِهِم مَّا كَانُوا بِهِ يَسْتَهْزِئُونَ ﴿٨٣﴾

**84.** И бидејќи ја здогледаа казната Наша, рекоа: “Веруваме

فَلَمَّا رَأَوْا بَأْسَنَا قَالُوا آمَنَّا بِاللَّهِ وَحْدَهُ

во Аллах, Единствениот, и не го признаваме она врз што бевме, многубошци!”

وَكَفَرْنَا بِمَا كُنَّا بِهِۦ مُشْرِكِينَ ﴿٨٤﴾

**85.** И бидејќи ја здогледаа казната Наша...не им користеше верувањето нивно. Ете, таква беше праксата Аллахова, што веќе се случи, кон робовите Негови. И тогаш неверниците страдаа!

فَلَمْ يَكُ يَنفَعُهُمْ إِيمَٰنُهُمْ لَمَّا رَأَوْا۟ بَأْسَنَا ۖ سُنَّتَ ٱللَّهِ ٱلَّتِى قَدْ خَلَتْ فِى عِبَادِهِۦ ۖ وَخَسِرَ هُنَالِكَ ٱلْكَٰفِرُونَ ﴿٨٥﴾

## *ФУССИЛЕТ*
## (Потенко објаснување) *XLI*




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Ха, мим!

حمٓ ﴿١﴾

**2.** Објава од Милостивиот Сомилосен!

تَنزِيلٌ مِّنَ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ ﴿٢﴾

**3.** Книга со потенко објаснети ајети - Кур’ан на арапски - за луѓето кои знаат!

كِتَٰبٌ فُصِّلَتْ ءَايَٰتُهُۥ قُرْءَانًا عَرَبِيًّا لِّقَوْمٍ يَعْلَمُونَ ﴿٣﴾

**4.** Како радосник и опоменувач. Па, мнозинството од нив се рамнодушни кон него и оние никако не слушаат.

بَشِيرًا وَنَذِيرًا فَأَعْرَضَ أَكْثَرُهُمْ فَهُمْ لَا يَسْمَعُونَ ﴿٤﴾

**5.** И зборуваат: “Срцата наши се затврднати во однос кон она кон што нè повикуваат, ушите ни се стежнати а меѓу нас и тебе има завеса. Па, ти работи си, а и ние, навистина, ќе си работиме!”

وَقَالُوا۟ قُلُوبُنَا فِىٓ أَكِنَّةٍ مِّمَّا تَدْعُونَآ إِلَيْهِ وَفِىٓ ءَاذَانِنَا وَقْرٌ وَمِنۢ بَيْنِنَا وَبَيْنِكَ حِجَابٌ فَٱعْمَلْ إِنَّنَا عَٰمِلُونَ ﴿٥﴾

**6.** Кажи: “Јас сум, навистина, човек, вам сличен. Само ми се објавува дека вашиот Бог, секако, е еден Бог. Па, тогаш, барајте да се управете кон Него и барајте прошка од Него. И тешко на многубошците!”

قُلْ إِنَّمَا أَنَا بَشَرٌ مِّثْلُكُمْ يُوحَىٰٓ إِلَيَّ أَنَّمَآ إِلَٰهُكُمْ
إِلَٰهٌ وَٰحِدٌ فَٱسْتَقِيمُوٓا۟ إِلَيْهِ وَٱسْتَغْفِرُوهُ ۗ وَوَيْلٌ
لِّلْمُشْرِكِينَ ﴿٦﴾

**7.** Оние кои не даваат зекат баш се оние кои не веруваат во Ахирет.

ٱلَّذِينَ لَا يُؤْتُونَ ٱلزَّكَوٰةَ وَهُم بِٱلْءَاخِرَةِ
هُمْ كَٰفِرُونَ ﴿٧﴾

**8.** За оние кои веруваат и кои добри дела работат, навистина, има награда која не престанува!

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ لَهُمْ
أَجْرٌ غَيْرُ مَمْنُونٍ ﴿٨﴾

**9.** Кажи: “Вие ли, навистина, не верувате во Оној кој ја создаде земјата за два дена? И Нему ли Му припишувате здруженици? Ете, тоа е Господарот на световите!”

۞ قُلْ أَئِنَّكُمْ لَتَكْفُرُونَ بِٱلَّذِى خَلَقَ ٱلْأَرْضَ
فِى يَوْمَيْنِ وَتَجْعَلُونَ لَهُۥٓ أَندَادًا ۚ ذَٰلِكَ رَبُّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿٩﴾

**10.** И Он расфрла по земјата планини, и во неа, исто така, посеа берикети, и ги постави сите услови за живот и тоа за четири дена... ова за оние кои бараат.

وَجَعَلَ فِيهَا رَوَٰسِىَ مِن فَوْقِهَا وَبَٰرَكَ فِيهَا وَقَدَّرَ فِيهَآ
أَقْوَٰتَهَا فِىٓ أَرْبَعَةِ أَيَّامٍ سَوَآءً لِّلسَّآئِلِينَ ﴿١٠﴾

**11.** Потоа се упати кон небесата а тие беа како магла, и им рече, ним и на земјата: “Дојдете, сакале или не сакале!” Па, рекоа: “Доаѓаме, сакајќи!”

ثُمَّ ٱسْتَوَىٰٓ إِلَى ٱلسَّمَآءِ وَهِىَ دُخَانٌ فَقَالَ لَهَا وَلِلْأَرْضِ
ٱئْتِيَا طَوْعًا أَوْ كَرْهًا قَالَتَآ أَتَيْنَا طَآئِعِينَ ﴿١١﴾

**12.** И за два дена, потоа, Он одреди седум небеса, и на секое небо му ја вдахна наредбата за него. А небото, над земјата Ние

فَقَضَىٰهُنَّ سَبْعَ سَمَٰوَاتٍ فِى يَوْمَيْنِ وَأَوْحَىٰ فِى كُلِّ
سَمَآءٍ أَمْرَهَا ۚ وَزَيَّنَّا ٱلسَّمَآءَ ٱلدُّنْيَا بِمَصَٰبِيحَ
وَحِفْظًا ۚ ذَٰلِكَ تَقْدِيرُ ٱلْعَزِيزِ ٱلْعَلِيمِ ﴿١٢﴾

со ѕвезди го разубавивме и го чуваме. Ете, тоа е наредбата на Силниот и Зналецот!

**13.** Па, ако се рамнодушни, кажи им: “Ве опоменав со молњата, слична на молњата врз Ад и Семуд!”

فَإِنْ أَعْرَضُوا۟ فَقُلْ أَنذَرْتُكُمْ صَٰعِقَةً مِّثْلَ صَٰعِقَةِ
عَادٍ وَثَمُودَ ﴿١٣﴾

**14.** И кога им дојдоа пејгамберите и зад нив и пред нив: “Освен Аллах ли ќе обожавате?” Рекоа: “Господарот наш да посака ќе испрати мелеки: ние, навистина, не веруваме во она со што сте испратени!”

إِذْ جَآءَتْهُمُ ٱلرُّسُلُ مِنۢ بَيْنِ أَيْدِيهِمْ وَمِنْ خَلْفِهِمْ
أَلَّا تَعْبُدُوٓا۟ إِلَّا ٱللَّهَ ۖ قَالُوا۟ لَوْ شَآءَ رَبُّنَا لَأَنزَلَ مَلَٰٓئِكَةً
فَإِنَّا بِمَآ أُرْسِلْتُم بِهِۦ كَٰفِرُونَ ﴿١٤﴾

**15.** А што се однесува до Ад... тие се дуеја по земјата бесправно, и зборуваа: “Кој е помоќен од нас?” Не гледаат ли дека Аллах кој ги создаде, навистина, е помоќен од нив? И не ги признаваа знаменијата Наши!

فَأَمَّا عَادٌ فَٱسْتَكْبَرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ بِغَيْرِ ٱلْحَقِّ
وَقَالُوا۟ مَنْ أَشَدُّ مِنَّا قُوَّةً ۖ أَوَلَمْ يَرَوْا۟ أَنَّ ٱللَّهَ
ٱلَّذِى خَلَقَهُمْ هُوَ أَشَدُّ مِنْهُمْ قُوَّةً ۖ وَكَانُوا۟
بِـَٔايَٰتِنَا يَجْحَدُونَ ﴿١٥﴾

**16.** Па, Ние им испративме ветар ладен, во деновите несреќни за да ја вкусат срамната казна во животот на овој свет, а казната на Ахирет сигурно е посрамна. Не ќе им се помогне!

فَأَرْسَلْنَا عَلَيْهِمْ رِيحًا صَرْصَرًا فِىٓ أَيَّامٍ نَّحِسَاتٍ
لِّنُذِيقَهُمْ عَذَابَ ٱلْخِزْىِ فِى ٱلْحَيَوٰةِ ٱلدُّنْيَا ۖ وَلَعَذَابُ
ٱلْءَاخِرَةِ أَخْزَىٰ ۖ وَهُمْ لَا يُنصَرُونَ ﴿١٦﴾

**17.** А што се однесува до Семуд... па, нив Ние ги упативме: повеќе го сакаа беспаќето од

وَأَمَّا ثَمُودُ فَهَدَيْنَٰهُمْ فَٱسْتَحَبُّوا۟ ٱلْعَمَىٰ عَلَى ٱلْهُدَىٰ
فَأَخَذَتْهُمْ صَٰعِقَةُ ٱلْعَذَابِ ٱلْهُونِ بِمَا كَانُوا۟

Патоказот, па ете, ги погоди молња, казна срамна за она што го спечалија.

يَكۡسِبُونَ ١٧

**18**. И Ние ги спасивме оние кои веруваа и богобојазливите!

وَنَجَّيۡنَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَكَانُواْ يَتَّقُونَ ١٨

**19**. И Денот во кој непрјателите Аллахови ќе бидат натерани во огнот...па, тие ќе бидат притворени,

وَيَوۡمَ يُحۡشَرُ أَعۡدَآءُ ٱللَّهِ إِلَى ٱلنَّارِ فَهُمۡ يُوزَعُونَ ١٩

**20.** и штом ќе дојдат до неа, ќе сведочат против нив: и ушите нивни, и очите нивни, и кожите нивни... за она што го работеа.

حَتَّىٰٓ إِذَا مَا جَآءُوهَا شَهِدَ عَلَيۡهِمۡ سَمۡعُهُمۡ وَأَبۡصَٰرُهُمۡ
وَجُلُودُهُم بِمَا كَانُواْ يَعۡمَلُونَ ٢٠

**21.** И оние тогаш ќе им речат на кожите нивни: “Зошто сведочевте против нас?” Овие ќе речат: “Аллах е Оној кој ни даде способност да зборуваме; таква способност ѝ даде на секоја ствар. Он ве создаде првпат и Нему Му се враќате!”

وَقَالُواْ لِجُلُودِهِمۡ لِمَ شَهِدتُّمۡ عَلَيۡنَاۖ قَالُوٓاْ أَنطَقَنَا
ٱللَّهُ ٱلَّذِيٓ أَنطَقَ كُلَّ شَيۡءٖۚ وَهُوَ خَلَقَكُمۡ أَوَّلَ مَرَّةٖ
وَإِلَيۡهِ تُرۡجَعُونَ ٢١

**22.** Вие не се криевте од тоа да не сведочат против вас: ушите ваши, очите ваши и кожите ваши. Но, ете, мислевте дека Аллах не знае многу од она што го работите.

وَمَا كُنتُمۡ تَسۡتَتِرُونَ أَن يَشۡهَدَ عَلَيۡكُمۡ سَمۡعُكُمۡ
وَلَآ أَبۡصَٰرُكُمۡ وَلَا جُلُودُكُمۡ وَلَٰكِن ظَنَنتُمۡ أَنَّ ٱللَّهَ
لَا يَعۡلَمُ كَثِيرٗا مِّمَّا تَعۡمَلُونَ ٢٢

**23.** Затоа што така мислевте, за Господарот ваш мислејќи, страдавте, и станавте поразени.

وَذَٰلِكُمۡ ظَنُّكُمُ ٱلَّذِي ظَنَنتُم بِرَبِّكُمۡ أَرۡدَىٰكُمۡ
فَأَصۡبَحۡتُم مِّنَ ٱلۡخَٰسِرِينَ ٢٣

**24.** Па, и ако се стрпат, огнот ќе биде престојувалиштето нивно, и ако бараат да се вратат во она што сакаат, не ќе можат да се вратат.

فَإِن يَصْبِرُوا فَالنَّارُ مَثْوًى لَّهُمْ وَإِن يَسْتَعْتِبُوا فَمَا هُم مِّنَ الْمُعْتَبِينَ ﴿٢٤﴾

**25.** Ние им одредивме другари па им го разубавуваа она што го работеа и она што ќе го работат. И против нив се оствари зборот што се оствари против народите кои лажеа пред нив: и на џиновите и на луѓето. Оние беа презрени, навистина!

۞ وَقَيَّضْنَا لَهُمْ قُرَنَاءَ فَزَيَّنُوا لَهُم مَّا بَيْنَ أَيْدِيهِمْ وَمَا خَلْفَهُمْ وَحَقَّ عَلَيْهِمُ الْقَوْلُ فِي أُمَمٍ قَدْ خَلَتْ مِن قَبْلِهِم مِّنَ الْجِنِّ وَالْإِنسِ ۖ إِنَّهُمْ كَانُوا خَاسِرِينَ ﴿٢٥﴾

**26.** Оние кои не веруваат, зборуваат:“Не слушајте го овој Кур’ан и спротиставете му се, викајќи, за да го совладате!”

وَقَالَ الَّذِينَ كَفَرُوا لَا تَسْمَعُوا لِهَٰذَا الْقُرْآنِ وَالْغَوْا فِيهِ لَعَلَّكُمْ تَغْلِبُونَ ﴿٢٦﴾

**27.** За оние кои не веруваат Ние ќе одредиме сигурно да ја вкусат жешката казна и ќе ги казниме со она што е најболно заради она што го работеа.

فَلَنُذِيقَنَّ الَّذِينَ كَفَرُوا عَذَابًا شَدِيدًا وَلَنَجْزِيَنَّهُمْ أَسْوَأَ الَّذِي كَانُوا يَعْمَلُونَ ﴿٢٧﴾

**28.** Ете, тоа е казна, оган, за непријателите Аллахови. Во него за нив ќе им биде Куќата на вечноста: казна затоа што не ги признаваа ајетите Наши!

ذَٰلِكَ جَزَاءُ أَعْدَاءِ اللَّهِ النَّارُ ۖ لَهُمْ فِيهَا دَارُ الْخُلْدِ ۖ جَزَاءً بِمَا كَانُوا بِآيَاتِنَا يَجْحَدُونَ ﴿٢٨﴾

**29.** А оние кои не веруваат, зборуваат:“Господаре наш, покажи ни ги џиновите и луѓето што нè скршнаа во заблуда, да ги ставиме под нозете наши за да бидат најдолни!”

وَقَالَ الَّذِينَ كَفَرُوا رَبَّنَا أَرِنَا الَّذَيْنِ أَضَلَّانَا مِنَ الْجِنِّ وَالْإِنسِ نَجْعَلْهُمَا تَحْتَ أَقْدَامِنَا لِيَكُونَا مِنَ الْأَسْفَلِينَ ﴿٢٩﴾

**30.** Оние кои, навистина, зборуваат: “Аллах е Господарот наш“, а потоа се истрајни во тоа, им доаѓаат мелеките и им велат: “Не плашете се и не тагувајте и радувајте се на Џеннетот што ви е ветен!

إِنَّ الَّذِينَ قَالُوا رَبُّنَا اللَّهُ ثُمَّ اسْتَقَامُوا تَتَنَزَّلُ
عَلَيْهِمُ الْمَلَائِكَةُ أَلَّا تَخَافُوا وَلَا تَحْزَنُوا
وَأَبْشِرُوا بِالْجَنَّةِ الَّتِي كُنتُمْ تُوعَدُونَ ٣٠

**31.** Ние сме заштитници ваши и во животот на овој свет и во животот на Ахирет. Во него за вас ќе има сè што ќе посакаат душите ваши, и за вас таму го има она што ќе го побарате.

نَحْنُ أَوْلِيَاؤُكُمْ فِي الْحَيَاةِ الدُّنْيَا وَفِي الْآخِرَةِ
وَلَكُمْ فِيهَا مَا تَشْتَهِي أَنفُسُكُمْ
وَلَكُمْ فِيهَا مَا تَدَّعُونَ ٣١

**32.** Какво угостување од Простувачот и Сомилосниот!”

نُزُلًا مِّنْ غَفُورٍ رَّحِيمٍ ٣٢

**33.** И кој зборува подобро од оној кој повикува кон Аллах и кој добро работи, и кој вели: “Јас сум, навистина, меѓу Послушните!”

وَمَنْ أَحْسَنُ قَوْلًا مِّمَّن دَعَا إِلَى اللَّهِ وَعَمِلَ
صَالِحًا وَقَالَ إِنَّنِي مِنَ الْمُسْلِمِينَ ٣٣

**34.** Не се изедначуваат доброто и злото! Возврати му со она што е најдобро, па ако меѓу него и меѓу тебе има непријателство, потоа може да стане пријател близок.

وَلَا تَسْتَوِي الْحَسَنَةُ وَلَا السَّيِّئَةُ
ادْفَعْ بِالَّتِي هِيَ أَحْسَنُ فَإِذَا الَّذِي
بَيْنَكَ وَبَيْنَهُ عَدَاوَةٌ كَأَنَّهُ وَلِيٌّ حَمِيمٌ ٣٤

**35.** Ова ќе го постигнат само оние кои се трпеливи и ова ќе го постигнат само оние кои поседуваат еден голем дел од тоа.

وَمَا يُلَقَّاهَا إِلَّا الَّذِينَ صَبَرُوا وَمَا يُلَقَّاهَا
إِلَّا ذُو حَظٍّ عَظِيمٍ ٣٥

**36.** А ако Шејтанот ти се вмеша, па приклони се кон Аллах. Он, навистина, е Слушач и Зналец!

وَإِمَّا يَنزَغَنَّكَ مِنَ الشَّيْطَانِ نَزْغٌ فَاسْتَعِذْ بِاللَّهِ
إِنَّهُ هُوَ السَّمِيعُ الْعَلِيمُ ٣٦

**37.** А од знаменијата Негови се ноќта и денот, и Сонцето, и Месечината. И не паѓајте им на сеџде ни на Сонцето ни на Месечината! Паѓајте Му на сеџде на Аллах кој нив ги создаде ако, секако, само Него го обожавате!

وَمِنْ ءَايَٰتِهِ ٱلَّيْلُ وَٱلنَّهَارُ وَٱلشَّمْسُ
وَٱلْقَمَرُ ۚ لَا تَسْجُدُوا۟ لِلشَّمْسِ وَلَا لِلْقَمَرِ
وَٱسْجُدُوا۟ لِلَّهِ ٱلَّذِى خَلَقَهُنَّ إِن كُنتُمْ
إِيَّاهُ تَعْبُدُونَ ٣٧

**38.** Но, ако се почувствуваат горделиви... па, оние кои се кај Господарот твој Го слават Него, и дење и ноќе, без замор.

فَإِنِ ٱسْتَكْبَرُوا۟ فَٱلَّذِينَ عِندَ رَبِّكَ يُسَبِّحُونَ
لَهُۥ بِٱلَّيْلِ وَٱلنَّهَارِ وَهُمْ لَا يَسْـَٔمُونَ ۩ ٣٨

**39.** А од знаменијата Негови е и тоа што ти, навистина, ја гледаш земјата сува. Па, кога Ние ќе ѝ спуштиме вода таа, веднаш, ќе роди. Оној што ја оживува - Оживувач е на мртвите. Он, навистина, е Кадар за сè!

وَمِنْ ءَايَٰتِهِۦٓ أَنَّكَ تَرَى ٱلْأَرْضَ خَٰشِعَةً فَإِذَآ أَنزَلْنَا
عَلَيْهَا ٱلْمَآءَ ٱهْتَزَّتْ وَرَبَتْ ۚ إِنَّ ٱلَّذِىٓ أَحْيَاهَا
لَمُحْىِ ٱلْمَوْتَىٰٓ ۚ إِنَّهُۥ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ٣٩

**40.** Оние кои не веруваат во знаменијата Наши, навистина, нема да Ни се скријат. Па, подобар ли е оној што ќе биде фрлен во огнот на Денот суден или оној кој ќе дојде сигурен? Работете што сакате! Он, навистина, го гледа она што го работите!

إِنَّ ٱلَّذِينَ يُلْحِدُونَ فِىٓ ءَايَٰتِنَا لَا يَخْفَوْنَ عَلَيْنَآ ۗ أَفَمَن
يُلْقَىٰ فِى ٱلنَّارِ خَيْرٌ أَم مَّن يَأْتِىٓ ءَامِنًا يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ ۚ
ٱعْمَلُوا۟ مَا شِئْتُمْ ۖ إِنَّهُۥ بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ٤٠

**41.** Оние кои, навистина, не веруваат во Опомената што веќе им дојде... па, таа, секако, е Книга силна,

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ بِٱلذِّكْرِ لَمَّا جَآءَهُمْ ۖ
وَإِنَّهُۥ لَكِتَٰبٌ عَزِيزٌ ٤١

**42.** на која не ќе и дојде невистина ни однапред ни одзади; тоа

لَّا يَأْتِيهِ ٱلْبَٰطِلُ مِنۢ بَيْنِ يَدَيْهِ وَلَا مِنْ خَلْفِهِۦ ۖ تَنزِيلٌ

е Објава од Мудриот и за благодарност Достојниот!

مِّنۡ حَكِيمٍ حَمِيدٖ ٤٢

**43.** Тебе ти се зборува она што им се зборуваше на пејгамберите пред тебе. Господарот твој, секако, поседува прошка а и казна болна.

مَّا يُقَالُ لَكَ إِلَّا مَا قَدۡ قِيلَ لِلرُّسُلِ مِن قَبۡلِكَۚ إِنَّ رَبَّكَ
لَذُو مَغۡفِرَةٖ وَذُو عِقَابٍ أَلِيمٖ ٤٣

**44.** А Кур'анот Ние да го објавивме на неарапски, тие сигурно ќе речеа: "Ајетите да му беа потенко објаснети. Тој да биде неарапски а тој Арап?" Кажи: "За оние кои веруваат Кур'анот е Патоказ и Лечение. Оние кои не веруваат... во ушите нивни има тежина а Кур'анот е за нив слепило; како да се повикуваат од место далечно.

وَلَوۡ جَعَلۡنَٰهُ قُرۡءَانًا أَعۡجَمِيّٗا لَّقَالُواْ لَوۡلَا فُصِّلَتۡ
ءَايَٰتُهُۥٓۖ ءَا۬عۡجَمِيّٞ وَعَرَبِيّٞۗ قُلۡ هُوَ لِلَّذِينَ ءَامَنُواْ
هُدٗى وَشِفَآءٞۚ وَٱلَّذِينَ لَا يُؤۡمِنُونَ
فِيٓ ءَاذَانِهِمۡ وَقۡرٞ وَهُوَ عَلَيۡهِمۡ عَمًىۚ أُوْلَٰٓئِكَ
يُنَادَوۡنَ مِن مَّكَانِۭ بَعِيدٖ ٤٤

**45.** И на Муса, секако, Ние му дадовме Книга и, во врска со неа, станаа деленици. А да не беше зборот од Господарот твој, што претходеше, ќе им беше пресудено. Тие, навистина, за него се сомневаат, наполно!

وَلَقَدۡ ءَاتَيۡنَا مُوسَى ٱلۡكِتَٰبَ فَٱخۡتُلِفَ فِيهِۗ وَلَوۡلَا
كَلِمَةٞ سَبَقَتۡ مِن رَّبِّكَ لَقُضِيَ بَيۡنَهُمۡۚ
وَإِنَّهُمۡ لَفِي شَكّٖ مِّنۡهُ مُرِيبٖ ٤٥

**46.** А оној кој работи добро, го работи за себеси, а оној кој работи зло, работи против себеси. Господарот твој не е неправеден кон робовите.

مَّنۡ عَمِلَ صَٰلِحٗا فَلِنَفۡسِهِۦۖ وَمَنۡ أَسَآءَ فَعَلَيۡهَاۗ
وَمَا رَبُّكَ بِظَلَّٰمٖ لِّلۡعَبِيدِ ٤٦

**47.** До Него допира знаењето за Часот. И плодовите што

۞ إِلَيۡهِ يُرَدُّ عِلۡمُ ٱلسَّاعَةِۚ وَمَا تَخۡرُجُ مِن ثَمَرَٰتٖ

излегуваат од лисната обвивка нивна, и која било жена што ќе затрудни и што ќе роди... е само со знаењето Негово. А на Денот кога ќе им возгласи: “Каде се здружениците Мои?” Ќе речат: “Ти јавуваме дека меѓу нас нема таков сведок!”

مِنْ أَكْمَامِهَا وَمَا تَحْمِلُ مِنْ أُنثَىٰ وَلَا تَضَعُ
إِلَّا بِعِلْمِهِۦ ۚ وَيَوْمَ يُنَادِيهِمْ أَيْنَ شُرَكَآءِى
قَالُوٓا۟ ءَاذَنَّٰكَ مَا مِنَّا مِن شَهِيدٍ ﴿٤٧﴾

**48.** И ќе скршнат од нив оние кои ги молеа порано. И ќе помислат дека не ќе можат да се оттргнат.

وَضَلَّ عَنْهُم مَّا كَانُوا۟ يَدْعُونَ مِن قَبْلُ ۖ
وَظَنُّوا۟ مَا لَهُم مِّن مَّحِيصٍ ﴿٤٨﴾

**49.** На човекот никогаш не му досадува да се моли за добро, а, ако, пак, го снајде зло некакво, очајува, без надеж е!

لَّا يَسْـَٔمُ ٱلْإِنسَٰنُ مِن دُعَآءِ ٱلْخَيْرِ
وَإِن مَّسَّهُ ٱلشَّرُّ فَيَـُٔوسٌ قَنُوطٌ ﴿٤٩﴾

**50.** А ако, пак, Ние дадеме да ја вкуси милоста Наша, веќе по штетата што му се случила, сигурно ќе рече: “Ова е мое, и не мислам дека Часот некогаш ќе дојде. А ако, пак, бидам вратен кај Господарот мој... кај Него, мене, навистина, ме чека добрина.” Па, сигурно Ние ќе ги известиме оние кои не веруваат за она што го работеа, и ќе дадеме да ја искусат,сигурно, казната голема!

وَلَئِنْ أَذَقْنَٰهُ رَحْمَةً مِّنَّا مِنۢ بَعْدِ ضَرَّآءَ مَسَّتْهُ
لَيَقُولَنَّ هَٰذَا لِى وَمَآ أَظُنُّ ٱلسَّاعَةَ قَآئِمَةً وَلَئِن
رُّجِعْتُ إِلَىٰ رَبِّىٓ إِنَّ لِى عِندَهُۥ لَلْحُسْنَىٰ ۚ فَلَنُنَبِّئَنَّ
ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ بِمَا عَمِلُوا۟ وَلَنُذِيقَنَّهُم مِّنْ عَذَابٍ
غَلِيظٍ ﴿٥٠﴾

**51.** А кога Ние некој човек го благословуваме, станува рамнодушен и, од своја страна, останува настрана, а ако го снајде зло, ете го, како долго се моли.

وَإِذَآ أَنْعَمْنَا عَلَى ٱلْإِنسَٰنِ أَعْرَضَ وَنَـَٔا بِجَانِبِهِۦ
وَإِذَا مَسَّهُ ٱلشَّرُّ فَذُو دُعَآءٍ عَرِيضٍ ﴿٥١﴾

**52.** Кажи: "Што мислите? Ако е тоа од Аллах, а вие не верувате во тоа! А кој скршнал во заблуда повеќе од оној кој е во секотина далечна?"

قُلْ أَرَءَيْتُمْ إِن كَانَ مِنْ عِندِ ٱللَّهِ
ثُمَّ كَفَرْتُم بِهِۦ مَنْ أَضَلُّ مِمَّنْ
هُوَ فِى شِقَاقٍۭ بَعِيدٍ ﴿٥٢﴾

**53.** Ние ќе им ги покажеме знаменијата Наши во видиците а и во нив самите за да им стане јасно дека тој, навистина, е вистина. Нели е доста тоа што Господарот твој, секако, е Сведок за сè!

سَنُرِيهِمْ ءَايَٰتِنَا فِى ٱلْءَافَاقِ وَفِىٓ أَنفُسِهِمْ
حَتَّىٰ يَتَبَيَّنَ لَهُمْ أَنَّهُ ٱلْحَقُّ ۗ أَوَلَمْ يَكْفِ بِرَبِّكَ
أَنَّهُۥ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ شَهِيدٌ ﴿٥٣﴾

**54.** Е, не е така: тие се сомневаат во средбата со Господарот свој, а Он, секако, опфаќа сè!

أَلَآ إِنَّهُمْ فِى مِرْيَةٍ مِّن لِّقَآءِ رَبِّهِمْ ۗ
أَلَآ إِنَّهُۥ بِكُلِّ شَىْءٍ مُّحِيطٌۢ ﴿٥٤﴾

## *ЕШ-ШУРА* (Договарање)XLII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Ха,мим,

حمٓ ﴿١﴾

**2.** ајн, син, каф!

عٓسٓقٓ ﴿٢﴾

**3.** Ете, така ти се објавува, како и на оние пред тебе, Аллах, Силниот и Мудриот!

كَذَٰلِكَ يُوحِىٓ إِلَيْكَ وَإِلَى ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِكَ
ٱللَّهُ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ﴿٣﴾

**4.** Сè што е на небесата и на Земјата е - Негово. Он е и Вишен и Голем!

لَهُۥ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ۖ وَهُوَ
ٱلْعَلِىُّ ٱلْعَظِيمُ ﴿٤﴾

**5.** Небесата само што не се здробат еднинадруги, а мелеките Го слават, заблагодарувајќи Му се, Господарот свој, и бараат прошка за оној кој е на земјата.

تَكَادُ ٱلسَّمَٰوَٰتُ يَتَفَطَّرْنَ مِن فَوْقِهِنَّ ۚ
وَٱلْمَلَٰٓئِكَةُ يُسَبِّحُونَ بِحَمْدِ رَبِّهِمْ
وَيَسْتَغْفِرُونَ لِمَن فِى ٱلْأَرْضِ ۗ

Но, Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

أَلَآ إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلْغَفُورُ ٱلرَّحِيمُ ﴿٥﴾

**6.** Оние кои прифаќаат други заштитници освен Него... Аллах бдее врз нив и ти не си закрилник врз нив!

وَٱلَّذِينَ ٱتَّخَذُوا۟ مِن دُونِهِۦٓ أَوْلِيَآءَ ٱللَّهُ حَفِيظٌ
عَلَيْهِمْ وَمَآ أَنتَ عَلَيْهِم بِوَكِيلٍ ﴿٦﴾

**7.** И ете, така Ние ти го објавивме Кур' анот на арапски за да ја опоменеш Уммул Кура и оние околу неа, и да ги опоменеш за Денот на собирањето во кој, секако, нема сомнение. Една дружина ќе биде во Џеннетот, а една ќе биде во Џехеннемот!

وَكَذَٰلِكَ أَوْحَيْنَآ إِلَيْكَ قُرْءَانًا عَرَبِيًّا لِّتُنذِرَ أُمَّ ٱلْقُرَىٰ
وَمَنْ حَوْلَهَا وَتُنذِرَ يَوْمَ ٱلْجَمْعِ لَا رَيْبَ فِيهِ ۚ فَرِيقٌ
فِى ٱلْجَنَّةِ وَفَرِيقٌ فِى ٱلسَّعِيرِ ﴿٧﴾

**8.** Аллах да сакаше ќе ве направеше да бидете еден народ. Но, Он кого сака го воведува во милоста Своја. А зулумќарите немаат ни заштитник ни поддржник!

وَلَوْ شَآءَ ٱللَّهُ لَجَعَلَهُمْ أُمَّةً وَٰحِدَةً وَلَٰكِن يُدْخِلُ
مَن يَشَآءُ فِى رَحْمَتِهِۦ ۚ وَٱلظَّٰلِمُونَ مَا لَهُم مِّن وَلِىٍّ
وَلَا نَصِيرٍ ﴿٨﴾

**9.** Или: " Прифатија ли други, освен Него, пријатели. Па, Аллах е Оној кој е Пријател, и Он ги оживува мртвите и Он е Кадар за сè!

أَمِ ٱتَّخَذُوا۟ مِن دُونِهِۦٓ أَوْلِيَآءَ ۖ فَٱللَّهُ هُوَ ٱلْوَلِىُّ وَهُوَ يُحْىِ
ٱلْمَوْتَىٰ وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿٩﴾

**10.** И во сè што се разединувате - та, Судот за тоа е Аллахов. Тоа ви е Аллах, Господарот мој, врз Него се потпирам и Нему му се обраќам!"

وَمَا ٱخْتَلَفْتُمْ فِيهِ مِن شَىْءٍ فَحُكْمُهُۥٓ إِلَى ٱللَّهِ ۚ
ذَٰلِكُمُ ٱللَّهُ رَبِّى عَلَيْهِ تَوَكَّلْتُ وَإِلَيْهِ أُنِيبُ ﴿١٠﴾

**11.** Создател на небесата и на Земјата! И од вас Он парови создаде и од добитокот парови создаде. За да ве множи, секако! Нему не Му е ништо слично. Он е Слушач и Гледач!

فَاطِرُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۚ جَعَلَ لَكُم مِّنْ أَنفُسِكُمْ
أَزْوَٰجًا وَمِنَ ٱلْأَنْعَٰمِ أَزْوَٰجًا ۖ يَذْرَؤُكُمْ فِيهِ ۚ لَيْسَ
كَمِثْلِهِۦ شَىْءٌ ۖ وَهُوَ ٱلسَّمِيعُ ٱلْبَصِيرُ ﴿١١﴾

**12.** Клучевите и на небесата и на Земјата се - Негови! Кому сака дава ‘рск и му одредува. Он, навистина, е Залец на сè!

لَهُۥ مَقَالِيدُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ يَبْسُطُ ٱلرِّزْقَ لِمَن يَشَآءُ وَيَقْدِرُ إِنَّهُۥ بِكُلِّ شَيْءٍ عَلِيمٌ ﴿١٢﴾

**13.** Во верата ви го пропиша она што му беше оставено во васиет на Нух, и она што Ние тебе ти го објавуваме, и она што им го оставивме во васиет и на Ибрахим, и на Муса, и на Иса: “Да бидете истрајни во верата и во неа да не се разединувате!” Она кон што ги повикуваш многубошците е голема работа. Аллах избира кон Себе кого сака и го упатува кон Себе оној што Му се обраќа.

۞ شَرَعَ لَكُم مِّنَ ٱلدِّينِ مَا وَصَّىٰ بِهِۦ نُوحًا وَٱلَّذِىٓ أَوْحَيْنَآ إِلَيْكَ وَمَا وَصَّيْنَا بِهِۦٓ إِبْرَٰهِيمَ وَمُوسَىٰ وَعِيسَىٰٓ أَنْ أَقِيمُوا۟ ٱلدِّينَ وَلَا تَتَفَرَّقُوا۟ فِيهِ كَبُرَ عَلَى ٱلْمُشْرِكِينَ مَا تَدْعُوهُمْ إِلَيْهِ ٱللَّهُ يَجْتَبِىٓ إِلَيْهِ مَن يَشَآءُ وَيَهْدِىٓ إِلَيْهِ مَن يُنِيبُ ﴿١٣﴾

**14.** И ониe се разединија, заради тоа што се пакостеа еденсодруг, веднаш по дојденото им знаење. А зборот на Господарот твој да не им претходеше со рок определен сигурно ќе им беше пресудено. Ониe кои по нив ја наследија Книгата се сомневаа, исцело!

وَمَا تَفَرَّقُوٓا۟ إِلَّا مِنۢ بَعْدِ مَا جَآءَهُمُ ٱلْعِلْمُ بَغْيًۢا بَيْنَهُمْ وَلَوْلَا كَلِمَةٌ سَبَقَتْ مِن رَّبِّكَ إِلَىٰٓ أَجَلٍ مُّسَمًّى لَّقُضِىَ بَيْنَهُمْ وَإِنَّ ٱلَّذِينَ أُورِثُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ مِنۢ بَعْدِهِمْ لَفِى شَكٍّ مِّنْهُ مُرِيبٍ ﴿١٤﴾

**15.** Па, ете, заради тоа повикувај и биди истраен онака како што ти е наредено! И не следи ги страстите нивни, и кажи: “Верувам во она што е објавено од Аллах во Книгата. Наредено ми е справедливо да судам меѓу

فَلِذَٰلِكَ فَٱدْعُ وَٱسْتَقِمْ كَمَآ أُمِرْتَ وَلَا تَتَّبِعْ أَهْوَآءَهُمْ وَقُلْ ءَامَنتُ بِمَآ أَنزَلَ ٱللَّهُ مِن كِتَٰبٍ وَأُمِرْتُ لِأَعْدِلَ بَيْنَكُمُ ٱللَّهُ رَبُّنَا وَرَبُّكُمْ لَنَآ أَعْمَٰلُنَا وَلَكُمْ أَعْمَٰلُكُمْ لَا حُجَّةَ بَيْنَنَا وَبَيْنَكُمُ ٱللَّهُ يَجْمَعُ بَيْنَنَا وَإِلَيْهِ ٱلْمَصِيرُ ﴿١٥﴾

вас; Аллах е и Господарот наш и Господарот ваш. Нам - нашите дела а вам - вашите дела. Нема потреба еднинадруги да се докажуваме. Аллах сите ќе нѐ збере, и свратилиштето е - кон Него!”

**16.** А оние кои донесуваат докази за Аллах по веќе доказите нивни со кои се повикуваше кон Него - се ништожни кај Господарот нивни; омраза заслужуваат и за нив има казна жешка!

**17.** Аллах е Оној кој објавува Книга со вистина и рамнотежа. А што знаеш? Можеби Часот е блиску!

**18.** Оние кои не веруваат во него бараат да дојде побрзо. А оние кои веруваат стравуваат од него и знаат дека тоа, секако, е вистина. Како и да е оние кои се сомневаат во Часот се во беспаќе далечно!

**19.** Аллах е Сочувствителен кон робовите Свои. Он дава ‘рск кому сака. Он е Јак и Силен!

**20.** Оној кој сака награда на Ахирет, Ние ќе ја зголемиме наградата негова, а оној кој сака награда на овој свет, ќе му ја дадеме, а на Ахирет за овој не ќе има дел.

وَٱلَّذِينَ يُحَآجُّونَ فِي ٱللَّهِ مِنۢ بَعۡدِ مَا ٱسۡتُجِيبَ
لَهُۥ حُجَّتُهُمۡ دَاحِضَةٌ عِندَ رَبِّهِمۡ وَعَلَيۡهِمۡ غَضَبٞ
وَلَهُمۡ عَذَابٞ شَدِيدٌ ١٦

ٱللَّهُ ٱلَّذِيٓ أَنزَلَ ٱلۡكِتَٰبَ بِٱلۡحَقِّ وَٱلۡمِيزَانَۗ
وَمَا يُدۡرِيكَ لَعَلَّ ٱلسَّاعَةَ قَرِيبٞ ١٧

يَسۡتَعۡجِلُ بِهَا ٱلَّذِينَ لَا يُؤۡمِنُونَ بِهَاۖ وَٱلَّذِينَ
ءَامَنُواْ مُشۡفِقُونَ مِنۡهَا وَيَعۡلَمُونَ أَنَّهَا ٱلۡحَقُّۗ
أَلَآ إِنَّ ٱلَّذِينَ يُمَارُونَ فِي ٱلسَّاعَةِ
لَفِي ضَلَٰلِۭ بَعِيدٍ ١٨

ٱللَّهُ لَطِيفُۢ بِعِبَادِهِۦ يَرۡزُقُ مَن يَشَآءُۖ
وَهُوَ ٱلۡقَوِيُّ ٱلۡعَزِيزُ ١٩

مَن كَانَ يُرِيدُ حَرۡثَ ٱلۡأٓخِرَةِ نَزِدۡ لَهُۥ فِي حَرۡثِهِۦۖ
وَمَن كَانَ يُرِيدُ حَرۡثَ ٱلدُّنۡيَا نُؤۡتِهِۦ مِنۡهَا وَمَا لَهُۥ
فِي ٱلۡأٓخِرَةِ مِن نَّصِيبٍ ٢٠

**21.** Имаат ли оние божества кои им го пропишуваат во верата она што Аллах не им го дозволи? Да не беше зборот на Одлуката ќе им беше просудено, сигурно! А за зулумќарите има, навистина, казна болна!

أَمۡ لَهُمۡ شُرَكَٰٓؤُاْ شَرَعُواْ لَهُم مِّنَ ٱلدِّينِ
مَا لَمۡ يَأۡذَنۢ بِهِ ٱللَّهُۚ وَلَوۡلَا كَلِمَةُ ٱلۡفَصۡلِ
لَقُضِيَ بَيۡنَهُمۡۗ وَإِنَّ ٱلظَّٰلِمِينَ لَهُمۡ عَذَابٌ
أَلِيمٞ ٢١

**22.** Ќе ги видиш зулумќарите како стравуваат заради она што го спечалија. А тоа, всушност, мора да им се случи. А оние кои веруваат и кои добри дела работат ќе бидат во градините џеннетски. Ќе имаат кај Господарот нивни сѐ што ќе посакаат. Ете, тоа е предност голема!

تَرَى ٱلظَّٰلِمِينَ مُشۡفِقِينَ مِمَّا كَسَبُواْ
وَهُوَ وَاقِعُۢ بِهِمۡۗ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ
ٱلصَّٰلِحَٰتِ فِي رَوۡضَاتِ ٱلۡجَنَّاتِۖ
لَهُم مَّا يَشَآءُونَ عِندَ رَبِّهِمۡۚ ذَٰلِكَ
هُوَ ٱلۡفَضۡلُ ٱلۡكَبِيرُ ٢٢

**23.** Ете, така Аллах ги зарадува робовите Свои кои веруваат и кои добри дела работат. Кажи: “Не барам за тоа никаква награда, освен наклоност кон роднината.” А оној кој ќе се стекне со добро во тоа Ние ќе му го зголемиме доброто. Аллах, навистина, е Простувач и Благодарен!

ذَٰلِكَ ٱلَّذِي يُبَشِّرُ ٱللَّهُ عِبَادَهُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ
ٱلصَّٰلِحَٰتِۗ قُل لَّآ أَسۡـَٔلُكُمۡ عَلَيۡهِ أَجۡرًا إِلَّا ٱلۡمَوَدَّةَ
فِي ٱلۡقُرۡبَىٰۗ وَمَن يَقۡتَرِفۡ حَسَنَةٗ نَّزِدۡ لَهُۥ فِيهَا حُسۡنًاۚ
إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٞ شَكُورٌ ٢٣

**24.** Или, пак, тие зборуваат: “Тој фрла лага врз Аллах?” Па, Аллах да сака ќе го запечати срцето твое. Аллах ја снемува невистината а ја остварува, со зборовите Свои, вистината. Он, навистина, го знае она што е во градите!

أَمۡ يَقُولُونَ ٱفۡتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ كَذِبٗاۖ فَإِن يَشَإِ ٱللَّهُ يَخۡتِمۡ
عَلَىٰ قَلۡبِكَۗ وَيَمۡحُ ٱللَّهُ ٱلۡبَٰطِلَ وَيُحِقُّ ٱلۡحَقَّ
بِكَلِمَٰتِهِۦٓۚ إِنَّهُۥ عَلِيمُۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ٢٤

**25.** Он го прима покајанието од робовите Свои, Он ги простува гревовите и знае што работите!

وَهُوَ ٱلَّذِي يَقۡبَلُ ٱلتَّوۡبَةَ عَنۡ عِبَادِهِۦ وَيَعۡفُواْ
عَنِ ٱلسَّيِّـَٔاتِ وَيَعۡلَمُ مَا تَفۡعَلُونَ ٢٥

**26.** Се оѕвиваат оние кои веруваат и кои добри дела работат, и Он ќе им зголеми од добрината Своја, а за неверниците има казна жешка!

وَيَسۡتَجِيبُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ وَيَزِيدُهُم
مِّن فَضۡلِهِۦۚ وَٱلۡكَٰفِرُونَ لَهُمۡ عَذَابٞ شَدِيدٞ ٢٦

**27.** Кога Аллах би им дал ‘рск на робовите Свои - тие би станале силници на земјава, но Он, спушта ‘рск со мера, со посак Свој. Он, навистина, е Известен и Гледач на робовите Свои!

۞ وَلَوۡ بَسَطَ ٱللَّهُ ٱلرِّزۡقَ لِعِبَادِهِۦ لَبَغَوۡاْ فِي ٱلۡأَرۡضِ
وَلَٰكِن يُنَزِّلُ بِقَدَرٖ مَّا يَشَآءُۚ إِنَّهُۥ بِعِبَادِهِۦ
خَبِيرُۢ بَصِيرٞ ٢٧

**28.** Он, токму, спушта дожд кога се губи надеж, и ја шири милоста Своја. Он е Заштитник и за благодарност Достоен!

وَهُوَ ٱلَّذِي يُنَزِّلُ ٱلۡغَيۡثَ مِنۢ بَعۡدِ مَا قَنَطُواْ
وَيَنشُرُ رَحۡمَتَهُۥۚ وَهُوَ ٱلۡوَلِيُّ ٱلۡحَمِيدُ ٢٨

**29.** А од знаменијата Негови е и создавањето на небесата и на Земјата, и животните растурени во нив. Кога ќе посака Он е кадар да ги збере!

وَمِنۡ ءَايَٰتِهِۦ خَلۡقُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِ وَمَا بَثَّ
فِيهِمَا مِن دَآبَّةٖۚ وَهُوَ عَلَىٰ جَمۡعِهِمۡ
إِذَا يَشَآءُ قَدِيرٞ ٢٩

**30.** А онаа несреќа што ве погоди...тоа е заради она што го спечалија рацете ваши, а Он многу ѝ простува.

وَمَآ أَصَٰبَكُم مِّن مُّصِيبَةٖ فَبِمَا
كَسَبَتۡ أَيۡدِيكُمۡ وَيَعۡفُواْ عَن كَثِيرٖ ٣٠

**31.** И не можете да се сокриете на земјата. И вие немате, освен Аллах, ни заштитник ни поддржник!

وَمَآ أَنتُم بِمُعۡجِزِينَ فِي ٱلۡأَرۡضِۖ وَمَا لَكُم
مِّن دُونِ ٱللَّهِ مِن وَلِيّٖ وَلَا نَصِيرٖ ٣١

**32.** А од знаменијата Негови се и бродовите кои пловат по морето како брда големи.

وَمِنۡ ءَايَٰتِهِ ٱلۡجَوَارِ فِي ٱلۡبَحۡرِ كَٱلۡأَعۡلَٰمِ ٣٢

**33.** А ако Он посака ќе го смири ветрот и, ете, тие ќе станат неподвижни на морската површина. Во тоа, навистина, има знаменија за секој што е трпелив и благодарен!

إِن يَشَأۡ يُسۡكِنِ ٱلرِّيحَ فَيَظۡلَلۡنَ رَوَاكِدَ عَلَىٰ ظَهۡرِهِۦٓۚ
إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَأٓيَٰتٖ لِّكُلِّ صَبَّارٖ شَكُورٍ ٣٣

**34.** Или, пак, да ги потопи заради она што го направија, а Он, секако, простува многу!

أَوۡ يُوبِقۡهُنَّ بِمَا كَسَبُواْ وَيَعۡفُ عَن كَثِيرٖ ٣٤

**35.** За да узнаат, оние кои се караат за ајетите Наши, дека за нив нема спас.

وَيَعۡلَمَ ٱلَّذِينَ يُجَٰدِلُونَ فِيٓ ءَايَٰتِنَا مَا لَهُم مِّن مَّحِيصٖ ٣٥

**36.** Уживање за едно време во животот на овој свет... ете, тоа е сè што ви е дадено. А она што е кај Аллах е подобро и потрајно за оние кои веруваат и кои врз Господарот свој се потпираат:

فَمَآ أُوتِيتُم مِّن شَيۡءٖ فَمَتَٰعُ ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَاۖ وَمَا عِندَ ٱللَّهِ
خَيۡرٞ وَأَبۡقَىٰ لِلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَلَىٰ رَبِّهِمۡ يَتَوَكَّلُونَ ٣٦

**37.** оние кои ги избегнуваат гревовите големи, и срамните постапки и кои, кога ќе се налутат, ете, простуваат ;

وَٱلَّذِينَ يَجۡتَنِبُونَ كَبَٰٓئِرَ ٱلۡإِثۡمِ وَٱلۡفَوَٰحِشَ
وَإِذَا مَا غَضِبُواْ هُمۡ يَغۡفِرُونَ ٣٧

**38.** оние кои се оѕвиваат на Господарот свој, и кои намаз извршуваат, и кои еднисодруги се договараат и кои од ‘рскот што Ние им го дадовме делат;

وَٱلَّذِينَ ٱسۡتَجَابُواْ لِرَبِّهِمۡ وَأَقَامُواْ ٱلصَّلَوٰةَ
وَأَمۡرُهُمۡ شُورَىٰ بَيۡنَهُمۡ وَمِمَّا رَزَقۡنَٰهُمۡ يُنفِقُونَ ٣٨

**39.** оние кои, кога ќе ги снајде неволја некаква, се потпомагаат еднисодруги.

وَٱلَّذِينَ إِذَآ أَصَابَهُمُ ٱلۡبَغۡيُ هُمۡ يَنتَصِرُونَ ٣٩

**40.** Надоместок за злото е зло нему еднакво. А оној кој ќе прости и кој ќе се поправи - та, наградата негова е кај Аллах. Он, навистина, не ги љуби зулумќарите!

وَجَزَٰٓؤُاْ سَيِّئَةٖ سَيِّئَةٞ مِّثۡلُهَاۖ فَمَنۡ عَفَا
وَأَصۡلَحَ فَأَجۡرُهُۥ عَلَى ٱللَّهِۚ إِنَّهُۥ لَا يُحِبُّ ٱلظَّٰلِمِينَ ٤٠

**41.** А кога некому ќе му се притегне на помош по зулумот врз него, еднакво треба да се возврати. За никого никој нема поинаков начин.

وَلَمَنِ ٱنتَصَرَ بَعۡدَ ظُلۡمِهِۦ فَأُوْلَٰٓئِكَ مَا عَلَيۡهِم
مِّن سَبِيلٍ ٤١

**42.** А за оние кои прават зулум на луѓето и кои, бесправно, по земјата угнетуваат... праксата таква, навистина, ќе им донесе казна болна.

إِنَّمَا ٱلسَّبِيلُ عَلَى ٱلَّذِينَ يَظۡلِمُونَ ٱلنَّاسَ وَيَبۡغُونَ فِي ٱلۡأَرۡضِ
بِغَيۡرِ ٱلۡحَقِّۚ أُوْلَٰٓئِكَ لَهُمۡ عَذَابٌ أَلِيمٞ ٤٢

**43.** А оној кој поднесува и кој простува... ете тоа, навистина, е работа голема!

وَلَمَن صَبَرَ وَغَفَرَ إِنَّ ذَٰلِكَ لَمِنۡ عَزۡمِ ٱلۡأُمُورِ ٤٣

**44.** Оној кого Аллах ќе го скршне во заблуда - па, за него нема пријател по Него. И ќе ги видиш зулумќарите, кога ќе ја здогледаат казната, како ќе повикаат: “ Има ли некој начин на кој можеме да се вратиме?”

وَمَن يُضۡلِلِ ٱللَّهُ فَمَا لَهُۥ مِن وَلِيّٖ مِّنۢ بَعۡدِهِۦۗ وَتَرَى
ٱلظَّٰلِمِينَ لَمَّا رَأَوُاْ ٱلۡعَذَابَ يَقُولُونَ
هَلۡ إِلَىٰ مَرَدّٖ مِّن سَبِيلٖ ٤٤

**45.** И ќе ги видиш изложени на неа; понижени како гледаат со потајно око. А оние кои веруваат ќе речат: “Страдалници се, навистина, оние кои си наштетија себеси и на семејствата на Денот суден!” Е, така зулумќарите ќе бидат, навистина, во казната постојана!

وَتَرَىٰهُمۡ يُعۡرَضُونَ عَلَيۡهَا خَٰشِعِينَ مِنَ ٱلذُّلِّ
يَنظُرُونَ مِن طَرۡفٍ خَفِيّٖۗ وَقَالَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْ
إِنَّ ٱلۡخَٰسِرِينَ ٱلَّذِينَ خَسِرُوٓاْ أَنفُسَهُمۡ وَأَهۡلِيهِمۡ
يَوۡمَ ٱلۡقِيَٰمَةِۗ أَلَآ إِنَّ ٱلظَّٰلِمِينَ فِي عَذَابٖ
مُّقِيمٖ ٤٥

**46.** За нив не ќе има пријатели, освен Аллах, кои ќе им помогнат. А оној кого Аллах ќе го скршне во заблуда... па, за него нема начин на кој ќе се спаси.

وَمَا كَانَ لَهُم مِّنْ أَوْلِيَآءَ يَنصُرُونَهُم
مِّن دُونِ ٱللَّهِ ۗ وَمَن يُضْلِلِ ٱللَّهُ فَمَا لَهُۥ مِن سَبِيلٍ ٤٦

**47.** Одѕвете се на Господарот ваш пред да настапи денот од Аллах од кој не може да се врати. На тој ден за вас ќе нема никакво засолниште и за вас ќе нема никаков приговор.

ٱسْتَجِيبُوا۟ لِرَبِّكُم مِّن قَبْلِ أَن يَأْتِىَ يَوْمٌ لَّا مَرَدَّ
لَهُۥ مِنَ ٱللَّهِ ۚ مَا لَكُم مِّن مَّلْجَإٍ يَوْمَئِذٍ
وَمَا لَكُم مِّن نَّكِيرٍ ٤٧

**48.** Па, ако се тргнат на страна, Ние не те испративме да бидеш нивни чувар. Обврската твоја е само да известиш. И кога Ние, навистина, дадовме човекот да ја вкуси милоста Наша, се радува на тоа, а ако, пак, го снајде зло заради она што го направија рацете нивни... та, човекот, навистина, е неблагодарен!

فَإِنْ أَعْرَضُوا۟ فَمَآ أَرْسَلْنَٰكَ عَلَيْهِمْ حَفِيظًا ۖ
إِنْ عَلَيْكَ إِلَّا ٱلْبَلَٰغُ ۗ وَإِنَّآ إِذَآ أَذَقْنَا ٱلْإِنسَٰنَ
مِنَّا رَحْمَةً فَرِحَ بِهَا ۖ وَإِن تُصِبْهُمْ سَيِّئَةٌۢ
بِمَا قَدَّمَتْ أَيْدِيهِمْ فَإِنَّ ٱلْإِنسَٰنَ كَفُورٌ ٤٨

**49.** Власта и на небесата и на Земјата е - Аллахова! Аллах со посак Свој создава. Кому сака подарува женски деца а кому сака подарува машки деца,

لِّلَّهِ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۚ يَخْلُقُ مَا يَشَآءُ ۚ
يَهَبُ لِمَن يَشَآءُ إِنَٰثًا وَيَهَبُ لِمَن يَشَآءُ
ٱلذُّكُورَ ٤٩

**50.** или, пак, удвојува: машко и женско, а кого сака остава неплоден. Он, навистина, е Зналец и Моќен!

أَوْ يُزَوِّجُهُمْ ذُكْرَانًا وَإِنَٰثًا ۖ وَيَجْعَلُ مَن يَشَآءُ
عَقِيمًا ۚ إِنَّهُۥ عَلِيمٌ قَدِيرٌ ٥٠

**51.** На човекот му е дадено Аллах да зборува со него само преку објава или зад завеса или да му испрати пејгамбер па да му го објави со одобрението Свое

۞ وَمَا كَانَ لِبَشَرٍ أَن يُكَلِّمَهُ ٱللَّهُ إِلَّا وَحْيًا
أَوْ مِن وَرَآئِ حِجَابٍ أَوْ يُرْسِلَ رَسُولًا فَيُوحِىَ
بِإِذْنِهِۦ مَا يَشَآءُ ۚ إِنَّهُۥ عَلِىٌّ حَكِيمٌ ٥١

она што го сака. Он, навистина, е Вишен и Мудар!

**52.** И ете, така по робот Наш ти вдахнавме објава по наредба Наша; не знаеше што е, и Книга и верување, но одредивме да биде светлина за да го упатиме оној кого сакаме од робовите Наши. И ти, навистина, упатуваш по патот вистински,

وَكَذَٰلِكَ أَوْحَيْنَآ إِلَيْكَ رُوحًا مِّنْ أَمْرِنَا ۚ مَا كُنتَ تَدْرِى
مَا ٱلْكِتَٰبُ وَلَا ٱلْإِيمَٰنُ وَلَٰكِن جَعَلْنَٰهُ نُورًا نَّهْدِى
بِهِۦ مَن نَّشَآءُ مِنْ عِبَادِنَا ۚ وَإِنَّكَ لَتَهْدِىٓ إِلَىٰ صِرَٰطٍ
مُّسْتَقِيمٍ ٥٢

**53.** патот на Аллах и она што е на небесата и на Земјата е - Негово. И ете, така стварите се враќаат кон Аллах!

صِرَٰطِ ٱللَّهِ ٱلَّذِى لَهُۥ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ
وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ۗ أَلَآ إِلَى ٱللَّهِ تَصِيرُ ٱلْأُمُورُ ٥٣

## *ЕЗ-ЗУХРУФ* (Накит) XLIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Ха, Мим!

حمٓ ١

**2.** Се колнам во Книгата јасна!

وَٱلْكِتَٰبِ ٱلْمُبِينِ ٢

**3.** Ние, навистина, го одредивме Кур'анот да биде на арапски за да сфатите!

إِنَّا جَعَلْنَٰهُ قُرْءَٰنًا عَرَبِيًّا
لَّعَلَّكُمْ تَعْقِلُونَ ٣

**4.** А тој, секако, е од Нас, во Мајка на Книгата, вишен и мудар!

وَإِنَّهُۥ فِىٓ أُمِّ ٱلْكِتَٰبِ لَدَيْنَا لَعَلِىٌّ حَكِيمٌ ٤

**5.** Да отстапиме ли од вас, да не ве опоменуваме кога сте вие народ расипнички?

أَفَنَضْرِبُ عَنكُمُ ٱلذِّكْرَ صَفْحًا
أَن كُنتُمْ قَوْمًا مُّسْرِفِينَ ٥

**6.** И колку пејгамбери Ние испративме меѓу народите одамнешни,

وَكَمْ أَرْسَلْنَا مِن نَّبِىٍّ فِى ٱلْأَوَّلِينَ ٦

**7.** и не им доаѓаше ниеден пејгамбер а тие да не го исмеваа.

وَمَا يَأۡتِيهِم مِّن نَّبِيٍّ إِلَّا كَانُواْ بِهِۦ يَسۡتَهۡزِءُونَ ٧

**8.** Па, Ние ги уништивме оние кои беа посилни и појаки од сегашните. А примерот за народите одамнешни веќе е споменат!

فَأَهۡلَكۡنَآ أَشَدَّ مِنۡهُم بَطۡشٗا وَمَضَىٰ
مَثَلُ ٱلۡأَوَّلِينَ ٨

**9.** А ако ги запрашаш кој ги создаде небесата и Земјата сигурно ќе речат: “Ги создаде Силниот и Зналецот!”

وَلَئِن سَأَلۡتَهُم مَّنۡ خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضَ
لَيَقُولُنَّ خَلَقَهُنَّ ٱلۡعَزِيزُ ٱلۡعَلِيمُ ٩

**10.** Оној кој ви ја одреди земјата крошна и на неа ви одреди патишта за да се управувате по нив!

ٱلَّذِي جَعَلَ لَكُمُ ٱلۡأَرۡضَ مَهۡدٗا وَجَعَلَ
لَكُمۡ فِيهَا سُبُلٗا لَّعَلَّكُمۡ تَهۡتَدُونَ ١٠

**11.** И Оној кој ви спушти вода од небесата во мера одредена и, со помош нејзина, Ние ги оживуваме мртвите предели. Ете, така и вие ќе бидете оживеани!

وَٱلَّذِي نَزَّلَ مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءَۢ بِقَدَرٖ فَأَنشَرۡنَا
بِهِۦ بَلۡدَةٗ مَّيۡتٗاۚ كَذَٰلِكَ تُخۡرَجُونَ ١١

**12.** Оној кој од сè создаде парови и ви одреди и брод и добиток што го јавате:

وَٱلَّذِي خَلَقَ ٱلۡأَزۡوَٰجَ كُلَّهَا وَجَعَلَ
لَكُم مِّنَ ٱلۡفُلۡكِ وَٱلۡأَنۡعَٰمِ مَا تَرۡكَبُونَ ١٢

**13.** да седнете на плеќите нивни и, кога ќе седнете, да се сеќавате на благодатот од Господарот ваш, и да речете: “Вишен е Оној кој ни го потчини ова кое, без Него, не можеме да го постигнеме!

لِتَسۡتَوُۥاْ عَلَىٰ ظُهُورِهِۦ ثُمَّ تَذۡكُرُواْ نِعۡمَةَ رَبِّكُمۡ إِذَا
ٱسۡتَوَيۡتُمۡ عَلَيۡهِ وَتَقُولُواْ سُبۡحَٰنَ ٱلَّذِي سَخَّرَ
لَنَا هَٰذَا وَمَا كُنَّا لَهُۥ مُقۡرِنِينَ ١٣

**14.**Ќе му се вратиме на Господарот наш, навистина!”

وَإِنَّآ إِلَىٰ رَبِّنَا لَمُنقَلِبُونَ ١٤

**15.** И тие му здружуваат од робовите Негови дел некаков. Човекот, навистина, е неверник очигледен!

وَجَعَلُوا۟ لَهُۥ مِنْ عِبَادِهِۦ جُزْءًا ۚ إِنَّ ٱلْإِنسَـٰنَ لَكَفُورٌ مُّبِينٌ ١٥

**16.** Или, пак, ќерки да присвои Он, од она што Он го создава, а вам синови ви дарува?

أَمِ ٱتَّخَذَ مِمَّا يَخْلُقُ بَنَاتٍ وَأَصْفَىٰكُم بِٱلْبَنِينَ ١٦

**17.** А кога ќе се зарадува еден од нив со она што му го припишуваше на Милостивиот, лицето му станува црно и се загушува.

وَإِذَا بُشِّرَ أَحَدُهُم بِمَا ضَرَبَ لِلرَّحْمَـٰنِ مَثَلًا ظَلَّ وَجْهُهُۥ مُسْوَدًّا وَهُوَ كَظِيمٌ ١٧

**18.** Оние ли кои растат меѓу накити и кои никојпат не можат да се извлечат од спротивности?

أَوَمَن يُنَشَّؤُا۟ فِى ٱلْحِلْيَةِ وَهُوَ فِى ٱلْخِصَامِ غَيْرُ مُبِينٍ ١٨

**19.** Мелеките кои претставуваат робови на Милостивиот... тие, всушност, жени ги сметаат. Беа ли сведоци при создавањето нивно? Ќе се забележат сведочењата нивни, и ќе бидат прашувани!

وَجَعَلُوا۟ ٱلْمَلَـٰٓئِكَةَ ٱلَّذِينَ هُمْ عِبَـٰدُ ٱلرَّحْمَـٰنِ إِنَـٰثًا ۚ أَشَهِدُوا۟ خَلْقَهُمْ ۚ سَتُكْتَبُ شَهَـٰدَتُهُمْ وَيُسْـَٔلُونَ ١٩

**20.** И зборуваат:“Да посакаше Милостивиот ние не ќе ги обожававме.”За тоа тие ништо не знаат; тие само лажат.

وَقَالُوا۟ لَوْ شَآءَ ٱلرَّحْمَـٰنُ مَا عَبَدْنَـٰهُم ۗ مَّا لَهُم بِذَٰلِكَ مِنْ عِلْمٍ ۖ إِنْ هُمْ إِلَّا يَخْرُصُونَ ٢٠

**21.** Или: Им дадовме ли Книга од порано? Па, тие бараат да се придржуваат кон неа.

أَمْ ءَاتَيْنَـٰهُمْ كِتَـٰبًا مِّن قَبْلِهِۦ فَهُم بِهِۦ مُسْتَمْسِكُونَ ٢١

**22.** Но, зборуваат: “Ние ги затекнавме предците наши во оваа вера и ние, навистина, се упатуваме по трагите нивни!”

بَلْ قَالُوٓا۟ إِنَّا وَجَدْنَآ ءَابَآءَنَا عَلَىٰٓ أُمَّةٍ
وَإِنَّا عَلَىٰٓ ءَاثَٰرِهِم مُّهْتَدُونَ ٢٢

**23.** И ете, така Ние не испративме ниеден пејгамбер пред тебе, во ниеден град, а расипниците да неречеа: “Ние ги затекнавме предците наши во оваа вера и ние, навистина, се управуваме по трагите нивни.”

وَكَذَٰلِكَ مَآ أَرْسَلْنَا مِن قَبْلِكَ فِى قَرْيَةٍ مِّن نَّذِيرٍ
إِلَّا قَالَ مُتْرَفُوهَآ إِنَّا وَجَدْنَآ ءَابَآءَنَا عَلَىٰٓ أُمَّةٍ
وَإِنَّا عَلَىٰٓ ءَاثَٰرِهِم مُّقْتَدُونَ ٢٣

**24.** Им зборуваше: “И зарем да ви дојдев со патоказ подобар од оној што го затекнавте кај предците ваши?” Зборуваа: “Ние, навистина, не веруваме во она со што сте испратени.”

۞ قَٰلَ أَوَلَوْ جِئْتُكُم بِأَهْدَىٰ مِمَّا وَجَدتُّمْ عَلَيْهِ
ءَابَآءَكُمْ ۖ قَالُوٓا۟ إِنَّا بِمَآ أُرْسِلْتُم بِهِۦ كَٰفِرُونَ ٢٤

**25.** Па, Ние им се одмаздивме. И погледни каква беше казната врз лашковците!

فَٱنتَقَمْنَا مِنْهُمْ ۖ فَٱنظُرْ كَيْفَ
كَانَ عَٰقِبَةُ ٱلْمُكَذِّبِينَ ٢٥

**26.** И кога Ибрахим му рече на бабо му и на народот свој: “Јас сум, навистина, далеку од она што го обожавате,

وَإِذْ قَالَ إِبْرَٰهِيمُ لِأَبِيهِ وَقَوْمِهِۦٓ
إِنَّنِى بَرَآءٌ مِّمَّا تَعْبُدُونَ ٢٦

**27.** освен Оној кој ме создаде па Он и ќе ме упати.”

إِلَّا ٱلَّذِى فَطَرَنِى فَإِنَّهُۥ سَيَهْدِينِ ٢٧

**28.** И тој зборот го овековечи меѓу потомството свое за да се вратат кон Патоказот.

وَجَعَلَهَا كَلِمَةًۢ بَاقِيَةً فِى عَقِبِهِۦ لَعَلَّهُمْ يَرْجِعُونَ ٢٨

**29.** Но, Јас им дадов да уживаат тие и предците нивни сè додека не им дојде вистината и пејгамберот очигледен!

بَلْ مَتَّعْتُ هَٰٓؤُلَآءِ وَءَابَآءَهُمْ حَتَّىٰ جَآءَهُمُ
ٱلْحَقُّ وَرَسُولٌ مُّبِينٌ ٢٩

**30.** И бидејќи им дојде вистината, рекоа: “Ова е волшебништво; во него, навистина, не веруваме.”

وَلَمَّا جَآءَهُمُ ٱلۡحَقُّ قَالُواْ هَٰذَا سِحۡرٞ وَإِنَّا بِهِۦ كَٰفِرُونَ ٣٠

**31.** Зборуваа: “Зошто овој Кур’ан не е објавен на еден човек од два града големи?”

وَقَالُواْ لَوۡلَا نُزِّلَ هَٰذَا ٱلۡقُرۡءَانُ عَلَىٰ رَجُلٖ
مِّنَ ٱلۡقَرۡيَتَيۡنِ عَظِيمٍ ٣١

**32.** Тие ли ја споделуваат милоста на Господарот твој? Ние ги споделивме меѓу нив животните потреби нивни во животот на овој свет. И еднинадруги ги воздигнавме, со степени, за да се потчинат еднинадруги. А милоста на Господарот твој е подобра од она што го збираат.

أَهُمۡ يَقۡسِمُونَ رَحۡمَتَ رَبِّكَۚ نَحۡنُ قَسَمۡنَا بَيۡنَهُم
مَّعِيشَتَهُمۡ فِي ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَاۚ وَرَفَعۡنَا بَعۡضَهُمۡ فَوۡقَ
بَعۡضٖ دَرَجَٰتٖ لِّيَتَّخِذَ بَعۡضُهُم بَعۡضٗا سُخۡرِيّٗاۗ
وَرَحۡمَتُ رَبِّكَ خَيۡرٞ مِّمَّا يَجۡمَعُونَ ٣٢

**33.** А луѓето да не беа во една заедница за оние кои не веруваа во Милостивиот Ние ќе одредевме куќите да им бидат изградени од сребро а и скалилата по кои се качуваат,

وَلَوۡلَآ أَن يَكُونَ ٱلنَّاسُ أُمَّةٗ وَٰحِدَةٗ لَّجَعَلۡنَا
لِمَن يَكۡفُرُ بِٱلرَّحۡمَٰنِ لِبُيُوتِهِمۡ سُقُفٗا مِّن فِضَّةٖ
وَمَعَارِجَ عَلَيۡهَا يَظۡهَرُونَ ٣٣

**34.** а во куќите свои врати и легла врз кои се потпираат, исто така,

وَلِبُيُوتِهِمۡ أَبۡوَٰبٗا وَسُرُرًا عَلَيۡهَا يَتَّكِـُٔونَ ٣٤

**35.** и, накитите, секако. И сето тоа, ете, е уживање во животот на овој свет, а Ахирет, пак, кај Господарот твој, е за богобојазливите.

وَزُخۡرُفٗاۚ وَإِن كُلُّ ذَٰلِكَ لَمَّا مَتَٰعُ ٱلۡحَيَوٰةِ ٱلدُّنۡيَاۚ
وَٱلۡأٓخِرَةُ عِندَ رَبِّكَ لِلۡمُتَّقِينَ ٣٥

**36.** А оној кој ќе се одврати од споменувањето на Милостивиот Ние ќе му го натовариме Шејтанот и ќе му стане близок.

وَمَن يَعۡشُ عَن ذِكۡرِ ٱلرَّحۡمَٰنِ نُقَيِّضۡ لَهُۥ شَيۡطَٰنٗا
فَهُوَ لَهُۥ قَرِينٞ ٣٦

**37.** А оние, навистина, ги одвраќаат од Патот и сметаат дека се упатувачи.

وَإِنَّهُمۡ لَيَصُدُّونَهُمۡ عَنِ ٱلسَّبِيلِ وَيَحۡسَبُونَ
أَنَّهُم مُّهۡتَدُونَ ٣٧

**38.** А кога ќе дојде кај Нас, ќе рече: "Е, штета! Меѓу мене и тебе да беше една далечина од Исток до Запад! Е, само колку си лош другар!

حَتَّىٰٓ إِذَا جَآءَنَا قَالَ يَٰلَيۡتَ بَيۡنِي وَبَيۡنَكَ
بُعۡدَ ٱلۡمَشۡرِقَيۡنِ فَبِئۡسَ ٱلۡقَرِينُ ٣٨

**39.** И не ќе ви користи денес, и затоа што зулум правевте, ќе бидете во казната, навистина, здружени!

وَلَن يَنفَعَكُمُ ٱلۡيَوۡمَ إِذ ظَّلَمۡتُمۡ
أَنَّكُمۡ فِي ٱلۡعَذَابِ مُشۡتَرِكُونَ ٣٩

**40.** Ти ли можеш да направиш да слушаат немите или, пак, да ги упатиш слепите: оние кои очигледно скршнале во заблуда.

أَفَأَنتَ تُسۡمِعُ ٱلصُّمَّ أَوۡ تَهۡدِي ٱلۡعُمۡيَ
وَمَن كَانَ فِي ضَلَٰلٖ مُّبِينٖ ٤٠

**41.** Па, да те земевме Ние ним сигурно ќе им се одмаздевме,

فَإِمَّا نَذۡهَبَنَّ بِكَ فَإِنَّا مِنۡهُم مُّنتَقِمُونَ ٤١

**42.** или да ти го покажеме она со што им се заканувамe... па, Ние, навистина, имаме моќ против нив.

أَوۡ نُرِيَنَّكَ ٱلَّذِي وَعَدۡنَٰهُمۡ فَإِنَّا عَلَيۡهِم مُّقۡتَدِرُونَ ٤٢

**43.** Па, придржувај се кон она што ти е објавено. Ти си, навистина, по патот вистински!

فَٱسۡتَمۡسِكۡ بِٱلَّذِيٓ أُوحِيَ إِلَيۡكَۖ إِنَّكَ عَلَىٰ صِرَٰطٖ
مُّسۡتَقِيمٖ ٤٣

**44.** Тој, навистина, е Опомена за тебе и за народот твој, и ќе бидете одговорни!

وَإِنَّهُۥ لَذِكۡرٞ لَّكَ وَلِقَوۡمِكَۖ وَسَوۡفَ تُسۡـَٔلُونَ ٤٤

**45.** И прашај ги тие кои ги испративме пред тебе, меѓу пејгамберите Наши, дали одредивме, освен Милостивиот, богови да се обожаваат.

وَسۡـَٔلۡ مَنۡ أَرۡسَلۡنَا مِن قَبۡلِكَ مِن رُّسُلِنَآ
أَجَعَلۡنَا مِن دُونِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ءَالِهَةٗ يُعۡبَدُونَ ٤٥

**46.** И Ние, секако, Муса го испративме со знаменијата Наши, до фараонот и големците нгови, и рече:“Јас сум, навистина, пејгамбер од Господарот на световите!”

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَا مُوسَىٰ بِـَٔايَٰتِنَآ إِلَىٰ فِرْعَوْنَ
وَمَلَإِيْهِۦ فَقَالَ إِنِّى رَسُولُ رَبِّ ٱلْعَٰلَمِينَ ٤٦

**47.** И бидејќи им доаѓаа со знаменијата Наши веднаш ги исмеваа.

فَلَمَّا جَآءَهُم بِـَٔايَٰتِنَآ إِذَا هُم مِّنْهَا يَضْحَكُونَ ٤٧

**48.** И едноодруго поголемо знамение Ние им покажувавме, и на казна ги изложувавме за да се вратат по Патоказот.

وَمَا نُرِيهِم مِّنْ ءَايَةٍ إِلَّا هِىَ أَكْبَرُ مِنْ أُخْتِهَا ۖ
وَأَخَذْنَٰهُم بِٱلْعَذَابِ لَعَلَّهُمْ يَرْجِعُونَ ٤٨

**49.** И зборуваа: “О волшебнику, повикај го за нас, од Господарот твој, она што го вети, па, навистина, ќе бидеме упатени.”

وَقَالُوا۟ يَٰٓأَيُّهَ ٱلسَّاحِرُ ٱدْعُ لَنَا رَبَّكَ بِمَا عَهِدَ
عِندَكَ إِنَّنَا لَمُهْتَدُونَ ٤٩

**50.** И бидејќи Ние од нив ја отстранивме казната, веднаш ја прекршија заклетвата.

فَلَمَّا كَشَفْنَا عَنْهُمُ ٱلْعَذَابَ إِذَا هُمْ يَنكُثُونَ ٥٠

**51.** И фараонот возгласуваше меѓу народот свој, велејќи: “О народе мој, нели ми припаѓа да владеам со Египет, и со овие реки под мене? Не гледате ли?

وَنَادَىٰ فِرْعَوْنُ فِى قَوْمِهِۦ قَالَ يَٰقَوْمِ أَلَيْسَ
لِى مُلْكُ مِصْرَ وَهَٰذِهِ ٱلْأَنْهَٰرُ تَجْرِى مِن تَحْتِىٓ ۖ
أَفَلَا تُبْصِرُونَ ٥١

**52.** Или: Не сум ли подобар од овој несреќник кој одвај објаснува нешто?

أَمْ أَنَا۠ خَيْرٌ مِّنْ هَٰذَا ٱلَّذِى هُوَ مَهِينٌ وَلَا يَكَادُ يُبِينُ ٥٢

**53.** Па, зошто не му се дадени ракавици од злато? Или: Зошто со него не дојдоа здружени мелеки?”

فَلَوْلَآ أُلْقِىَ عَلَيْهِ أَسْوِرَةٌ مِّن ذَهَبٍ أَوْ جَآءَ
مَعَهُ ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ مُقْتَرِنِينَ ٥٣

**54.** И народот негов се уплаши од него и го послуша. Тој народ беше, навистина, расипнички!

فَٱسْتَخَفَّ قَوْمَهُۥ فَأَطَاعُوهُ ۚ إِنَّهُمْ كَانُوا۟ قَوْمًا
فَٰسِقِينَ ٥٤

**55.** И бидејќи Нè налутија им се одмаздивме и, така, Ние сите ги потопивме.

فَلَمَّآ ءَاسَفُونَا ٱنتَقَمْنَا مِنْهُمْ فَأَغْرَقْنَٰهُمْ
أَجْمَعِينَ ٥٥

**56.** И определивме да бидат урнек и пример за останатите.

فَجَعَلْنَٰهُمْ سَلَفًا وَمَثَلًا لِّلْءَاخِرِينَ ٥٦

**57.** И бидејќи им беше изнесен примерот на синот на Мерјем, народот твој веднаш помина на друг разговор,

۞ وَلَمَّا ضُرِبَ ٱبْنُ مَرْيَمَ مَثَلًا إِذَا قَوْمُكَ
مِنْهُ يَصِدُّونَ ٥٧

**58.** зборувајќи: "Подобри ли се нашите богови или Он?" Го наведоа како пример само да расправаат со тебе. Но, тоа е народ галамџиски!

وَقَالُوٓا۟ ءَأَٰلِهَتُنَا خَيْرٌ أَمْ هُوَ ۚ مَا ضَرَبُوهُ لَكَ
إِلَّا جَدَلًۢا ۚ بَلْ هُمْ قَوْمٌ خَصِمُونَ ٥٨

**59.** Тој е само роб кого Ние го благословивме и го определивме да биде пример за синовите Израилови.

إِنْ هُوَ إِلَّا عَبْدٌ أَنْعَمْنَا عَلَيْهِ وَجَعَلْنَٰهُ مَثَلًا
لِّبَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ ٥٩

**60.** А да посакавме од вас Ние ќе создадевме мелеки по земјата што ќе ве наследат.

وَلَوْ نَشَآءُ لَجَعَلْنَا مِنكُم مَّلَٰٓئِكَةً
فِى ٱلْأَرْضِ يَخْلُفُونَ ٦٠

**61.** Кур'анот, навистина, е знаење за Часот: не сомневајте се во него и следете ме! Ова е патот вистински!

وَإِنَّهُۥ لَعِلْمٌ لِّلسَّاعَةِ فَلَا تَمْتَرُنَّ بِهَا وَٱتَّبِعُونِ ۚ
هَٰذَا صِرَٰطٌ مُّسْتَقِيمٌ ٦١

**62.** И Шејтанот нека не ве заведе. Тој ви е, навистина, непријател очигледен!

وَلَا يَصُدَّنَّكُمُ ٱلشَّيْطَٰنُ ۖ إِنَّهُۥ لَكُمْ عَدُوٌّ مُّبِينٌ ٦٢

**63.** И бидејќи Иса дојде со јасноти, рече: “Ви дојдов со мудрост и ќе ви ги објаснам некои работи за кои станавте деленици. Па, плашете се од Аллах и бидете ми послушни!

وَلَمَّا جَآءَ عِيسَىٰ بِٱلۡبَيِّنَٰتِ قَالَ قَدۡ جِئۡتُكُم
بِٱلۡحِكۡمَةِ وَلِأُبَيِّنَ لَكُم بَعۡضَ ٱلَّذِي
تَخۡتَلِفُونَ فِيهِۖ فَٱتَّقُواْ ٱللَّهَ وَأَطِيعُونِ ٦٣

**64.** Аллах, навистина, е Господарот мој и Господарот ваш... та, обожавајте Го. Ова е патот вистински!”

إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ رَبِّي وَرَبُّكُمۡ فَٱعۡبُدُوهُۚ
هَٰذَا صِرَٰطٞ مُّسۡتَقِيمٞ ٦٤

**65.** Па, се расцепија дружини многу од нив. Е, тешко на оние кои направија зулум, тешко ним од казната на Денот болен!

فَٱخۡتَلَفَ ٱلۡأَحۡزَابُ مِنۢ بَيۡنِهِمۡۖ فَوَيۡلٞ لِّلَّذِينَ
ظَلَمُواْ مِنۡ عَذَابِ يَوۡمٍ أَلِيمٍ ٦٥

**66.** Чекаат ли Часот да им дојде одненадеж, и без да усетат?

هَلۡ يَنظُرُونَ إِلَّا ٱلسَّاعَةَ أَن تَأۡتِيَهُم بَغۡتَةٗ
وَهُمۡ لَا يَشۡعُرُونَ ٦٦

**67.** Еднитенадруги пријатели на Денот тој непријатели ќе станат; а не и богобојазливите.

ٱلۡأَخِلَّآءُ يَوۡمَئِذِۢ بَعۡضُهُمۡ لِبَعۡضٍ
عَدُوٌّ إِلَّا ٱلۡمُتَّقِينَ ٦٧

**68.** О робови Мои, денес не ќе стравувате и не ќе тагувате.

يَٰعِبَادِ لَا خَوۡفٌ عَلَيۡكُمُ ٱلۡيَوۡمَ وَلَآ أَنتُمۡ
تَحۡزَنُونَ ٦٨

**69.** А на оние кои веруваа во ајетите Наши и кои беа Послушни, ќе им се рече:

ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ بِـَٔايَٰتِنَا وَكَانُواْ مُسۡلِمِينَ ٦٩

**70.** “Влезете во Џеннетот, вие и жените ваши, весели ;”

ٱدۡخُلُواْ ٱلۡجَنَّةَ أَنتُمۡ وَأَزۡوَٰجُكُمۡ تُحۡبَرُونَ ٧٠

**71.** меѓу нив ќе се служи со чинии и чаши од злато. За нив во него ќе има сè она што душите го посакуваат и она што ги радува очите. И вие во него за навек ќе останете.

يُطَافُ عَلَيۡهِم بِصِحَافٖ مِّن ذَهَبٖ وَأَكۡوَابٖۖ
وَفِيهَا مَا تَشۡتَهِيهِ ٱلۡأَنفُسُ وَتَلَذُّ ٱلۡأَعۡيُنُۖ
وَأَنتُمۡ فِيهَا خَٰلِدُونَ ٧١

**72.** Ете, тоа ви е Џеннетот кој го наследивте за она што го работевте!

وَتِلۡكَ ٱلۡجَنَّةُ ٱلَّتِيٓ أُورِثۡتُمُوهَا بِمَا كُنتُمۡ
تَعۡمَلُونَ ٧٢

**73.** Во него за вас ќе има и овошје секакво, од кое јадете.

لَكُمۡ فِيهَا فَٰكِهَةٞ كَثِيرَةٞ مِّنۡهَا تَأۡكُلُونَ ٧٣

**74.** Да, силниците ќе бидат во казната џехеннемска, и во неа за навек ќе останат;

إِنَّ ٱلۡمُجۡرِمِينَ فِي عَذَابِ جَهَنَّمَ خَٰلِدُونَ ٧٤

**75.** нема да им се олесни и во него ќе бидат безнадежници.

لَا يُفَتَّرُ عَنۡهُمۡ وَهُمۡ فِيهِ مُبۡلِسُونَ ٧٥

**76.** И Ние зулум не им направивме, но тие беа зулумќари.

وَمَا ظَلَمۡنَٰهُمۡ وَلَٰكِن كَانُواْ هُمُ ٱلظَّٰلِمِينَ ٧٦

**77.** И оние ќе возгласат: “О Малик, нека не усмрти веќе еднаш Господарот твој!” Ќе рече: “Па, вие тука за навек ќе останете!”

وَنَادَوۡاْ يَٰمَٰلِكُ لِيَقۡضِ عَلَيۡنَا رَبُّكَۖ
قَالَ إِنَّكُم مَّٰكِثُونَ ٧٧

**78.** Ние, секако, ви доставивме вистина, но мнозинството од вас вистината ја презираат.

لَقَدۡ جِئۡنَٰكُم بِٱلۡحَقِّ وَلَٰكِنَّ أَكۡثَرَكُمۡ لِلۡحَقِّ
كَٰرِهُونَ ٧٨

**79.** Или, пак, тие преземаат неотповиклива одлука? Да, Ние одлучуваме неотповикливо!

أَمۡ أَبۡرَمُوٓاْ أَمۡرٗا فَإِنَّا مُبۡرِمُونَ ٧٩

**80.** Или: Сметаат ли дека Ние не ја слушаме тајната нивна и она што насамо го зборуваат? Да, пратениците Наши го бележат сè она што е при нив.

أَمۡ يَحۡسَبُونَ أَنَّا لَا نَسۡمَعُ سِرَّهُمۡ وَنَجۡوَىٰهُمۚ بَلَىٰ
وَرُسُلُنَا لَدَيۡهِمۡ يَكۡتُبُونَ ٨٠

**81.** Кажи: “Кога Милостивиот би имал дете, па јас сум првиот во обожавањето.”

قُلْ إِن كَانَ لِلرَّحْمَٰنِ وَلَدٌ فَأَنَا۠ أَوَّلُ ٱلْعَٰبِدِينَ ﴿٨١﴾

**82.** Славен нека биде Господарот на небесата и на Земјата, Господарот на Аршот, од она што го опишуваат.

سُبْحَٰنَ رَبِّ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ رَبِّ ٱلْعَرْشِ
عَمَّا يَصِفُونَ ﴿٨٢﴾

**83.** Па, еднаш остави ги нека в-одат јалови разговори, и нека си играат сѐ додека не им дојде Денот со кој се опоменати.

فَذَرْهُمْ يَخُوضُوا۟ وَيَلْعَبُوا۟ حَتَّىٰ يُلَٰقُوا۟ يَوْمَهُمُ
ٱلَّذِى يُوعَدُونَ ﴿٨٣﴾

**84.** Он е Бог на небесата и Он е Бог на Земјата. Он е и Мудар и Зналец!

وَهُوَ ٱلَّذِى فِى ٱلسَّمَآءِ إِلَٰهٌ وَفِى ٱلْأَرْضِ
إِلَٰهٌ ۚ وَهُوَ ٱلْحَكِيمُ ٱلْعَلِيمُ ﴿٨٤﴾

**85.** Благословен нека биде Оној чија власт е на небесата и на Земјата, и на она што е меѓу нив. Знаењето за Часот е кај него и Нему ќе Му се вратите!

وَتَبَارَكَ ٱلَّذِى لَهُۥ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَمَا بَيْنَهُمَا
وَعِندَهُۥ عِلْمُ ٱلسَّاعَةِ وَإِلَيْهِ تُرْجَعُونَ ﴿٨٥﴾

**86.** А оние кои ги повикуваат освен Него не се поседувачи на посредувањето, освен оној кој ќе посведочи вистински. А оние знаат.

وَلَا يَمْلِكُ ٱلَّذِينَ يَدْعُونَ مِن دُونِهِ ٱلشَّفَٰعَةَ
إِلَّا مَن شَهِدَ بِٱلْحَقِّ وَهُمْ يَعْلَمُونَ ﴿٨٦﴾

**87.** А ако, пак, ги прашаш кој ги создаде, сигурно ќе речат: “Аллах!” Па, каде тогаш кинисуваат?

وَلَئِن سَأَلْتَهُم مَّنْ خَلَقَهُمْ
لَيَقُولُنَّ ٱللَّهُ ۖ فَأَنَّىٰ يُؤْفَكُونَ ﴿٨٧﴾

**88.** И она што ќе го рече пејгамберот: “Господаре мој, тоа е народ, навистина, кој не верува. “

وَقِيلِهِۦ يَٰرَبِّ إِنَّ هَٰٓؤُلَآءِ قَوْمٌ لَّا يُؤْمِنُونَ ﴿٨٨﴾

кои вие не ги познававте... ќе ги потисневте и ќе ви се случеше од нив, без да знаете, злосторство - ете, за Аллах да воведе во милоста Своја кого сака. А тие луѓе да се одделеа Ние сигурно ќе ги казневне со казна болна... оние кои не веруваа.

فِي رَحۡمَتِهِۦ مَن يَشَآءُۚ لَوۡ تَزَيَّلُواْ لَعَذَّبۡنَا ٱلَّذِينَ
كَفَرُواْ مِنۡهُمۡ عَذَابًا أَلِيمًا ٢٥

**26.** Кога неверниците ги исполнија срцата свои со ревност, ревност џахилиетска, Аллах, тогаш, ја спушти смирната Своја врз пејгамберот Свој и врз верниците. И го обврза зборот на богобојазливоста, и беа подостојни и поблиски до Зборот Негов. Аллах, секако, знае сѐ!

إِذۡ جَعَلَ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ فِي قُلُوبِهِمُ ٱلۡحَمِيَّةَ حَمِيَّةَ
ٱلۡجَٰهِلِيَّةِ فَأَنزَلَ ٱللَّهُ سَكِينَتَهُۥ عَلَىٰ رَسُولِهِۦ
وَعَلَى ٱلۡمُؤۡمِنِينَ وَأَلۡزَمَهُمۡ كَلِمَةَ ٱلتَّقۡوَىٰ
وَكَانُوٓاْ أَحَقَّ بِهَا وَأَهۡلَهَاۚ وَكَانَ ٱللَّهُ
بِكُلِّ شَيۡءٍ عَلِيمٗا ٢٦

**27.** Аллах, навистина, ќе го оствари вистински сонот на пејгамберот Свој, за да влезете во Месџидул Харам, ако Аллах посака, безбедни, со потстрижени коси и избричани, не плашејќи се . Па, Он го знаеше она што не го знаевте и, освен тоа, одреди победа блиска.

لَّقَدۡ صَدَقَ ٱللَّهُ رَسُولَهُ ٱلرُّءۡيَا بِٱلۡحَقِّۖ لَتَدۡخُلُنَّ
ٱلۡمَسۡجِدَ ٱلۡحَرَامَ إِن شَآءَ ٱللَّهُ ءَامِنِينَ مُحَلِّقِينَ
رُءُوسَكُمۡ وَمُقَصِّرِينَ لَا تَخَافُونَۖ فَعَلِمَ مَا لَمۡ
تَعۡلَمُواْ فَجَعَلَ مِن دُونِ ذَٰلِكَ
فَتۡحٗا قَرِيبًا ٢٧

**28.** Он е Оној кој го испрати пејгамберот Свој со Патоказ, и со вера вистинска за да ја изрази над сите вери. Аллах е Доволен зà Сведок!

هُوَ ٱلَّذِيٓ أَرۡسَلَ رَسُولَهُۥ بِٱلۡهُدَىٰ وَدِينِ ٱلۡحَقِّ
لِيُظۡهِرَهُۥ عَلَى ٱلدِّينِ كُلِّهِۦۚ وَكَفَىٰ بِٱللَّهِ
شَهِيدٗا ٢٨

**29.** Мухаммед е Аллахов пејгамбер. А оние кои се со него се строги кон неверниците, а

مُّحَمَّدٞ رَّسُولُ ٱللَّهِۚ وَٱلَّذِينَ مَعَهُۥٓ أَشِدَّآءُ عَلَى ٱلۡكُفَّارِ
رُحَمَآءُ بَيۡنَهُمۡۖ تَرَىٰهُمۡ رُكَّعٗا سُجَّدٗا يَبۡتَغُونَ فَضۡلٗا

милостиви еднисодруги. Ги гледаш и на руку' и на сеџде, како ја бараат добрината и задоволството Аллахово. Има белези на лицата нивни од трагите на сеџдето. Ете, таков беше примерот нивни во Теврат и таков беше примерот нивни во Инџил: како семе што ќе ја исфрли кората негова, ќе се зајакне, а потоа ќе се затврди врз стеблото, вчудоневидувајќи го сејачот за да се разлутат со тоа неверниците. А Аллах им вети на оние кои веруваат и кои добри дела работат прошка и награда голема!

مِّنَ ٱللَّهِ وَرِضْوَٰنًا ۖ سِيمَاهُمْ فِى وُجُوهِهِم
مِّنْ أَثَرِ ٱلسُّجُودِ ۚ ذَٰلِكَ مَثَلُهُمْ فِى ٱلتَّوْرَىٰةِ ۚ وَمَثَلُهُمْ
فِى ٱلْإِنجِيلِ كَزَرْعٍ أَخْرَجَ شَطْـَٔهُۥ فَـَٔازَرَهُۥ
فَٱسْتَغْلَظَ فَٱسْتَوَىٰ عَلَىٰ سُوقِهِۦ يُعْجِبُ ٱلزُّرَّاعَ
لِيَغِيظَ بِهِمُ ٱلْكُفَّارَ ۗ وَعَدَ ٱللَّهُ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟
ٱلصَّـٰلِحَـٰتِ مِنْهُم مَّغْفِرَةً وَأَجْرًا عَظِيمًۢا ﴿٢٩﴾

## *ЕЛ-ХУЏУРААТ* (Соби) XLIX




**Во името на Аллах, Милостивиот Семилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَـٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** О верници, не брзајте пред Аллах и пред пејгамберот Негов. Плашете се од Аллах. Аллах, навистина, е Слушач и Зналец!

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تُقَدِّمُوا۟ بَيْنَ يَدَىِ ٱللَّهِ
وَرَسُولِهِۦ ۖ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ سَمِيعٌ عَلِيمٌ ﴿١﴾

**2.** О верници, не дигајте ги гласовите ваши пред гласот на пејгамберот и не разговарајте на висок глас пред него како што зборувате на висок глас едни - содруги - зашто ќе се поништат делата ваши а тоа да не го усетите.

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَرْفَعُوٓا۟ أَصْوَٰتَكُمْ فَوْقَ صَوْتِ
ٱلنَّبِىِّ وَلَا تَجْهَرُوا۟ لَهُۥ بِٱلْقَوْلِ كَجَهْرِ بَعْضِكُمْ
لِبَعْضٍ أَن تَحْبَطَ أَعْمَـٰلُكُمْ وَأَنتُمْ لَا تَشْعُرُونَ ﴿٢﴾

**3.** Оние кои, навистина, го смалуваат гласот свој кај пе-

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَغُضُّونَ أَصْوَٰتَهُمْ عِندَ رَسُولِ ٱللَّهِ

јгамберот Аллахов... оние се чии срца Аллах ги очисти за богобојазливост: за нив има прошка и награда голема.

أُولَٰٓئِكَ ٱلَّذِينَ ٱمۡتَحَنَ ٱللَّهُ قُلُوبَهُمۡ لِلتَّقۡوَىٰۚ
لَهُم مَّغۡفِرَةٞ وَأَجۡرٌ عَظِيمٌ ﴿٣﴾

4. Оние кои, навистина, те повикуваат зад одаите... мнозинството од нив не сфаќаат.

إِنَّ ٱلَّذِينَ يُنَادُونَكَ مِن وَرَآءِ ٱلۡحُجُرَٰتِ
أَكۡثَرُهُمۡ لَا يَعۡقِلُونَ ﴿٤﴾

5. А да се стрпат, навистина, сè додека не излезеш пред нив, тоа ќе им биде подобро. Аллах е Простувач и Сомилосен!

وَلَوۡ أَنَّهُمۡ صَبَرُواْ حَتَّىٰ تَخۡرُجَ إِلَيۡهِمۡ لَكَانَ خَيۡرٗا لَّهُمۡۚ
وَٱللَّهُ غَفُورٞ رَّحِيمٞ ﴿٥﴾

6. О верници, ако ви дојде несовесен со вест некаква, па разјаснете ја работата, за да не им нанесете зло на луѓето, незнаејќи, за да не се попишманите за она што го направивте.

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْ إِن جَآءَكُمۡ فَاسِقُۢ بِنَبَإٖ فَتَبَيَّنُوٓاْ
أَن تُصِيبُواْ قَوۡمَۢا بِجَهَٰلَةٖ فَتُصۡبِحُواْ عَلَىٰ مَا فَعَلۡتُمۡ
نَٰدِمِينَ ﴿٦﴾

7.Знајте дека меѓу вас, навистина, е Аллаховиот пејгамбер. Кога би ве послушал во многу работи, ќе падневте во пропаст. Но, Аллах ја поттикна љубовта кон верувањето ваше и ви го разубави во срцата ваши, а ви го направи презирно неверувањето, расипасноста и заборавот. Ете, такви се упатените!

وَٱعۡلَمُوٓاْ أَنَّ فِيكُمۡ رَسُولَ ٱللَّهِۚ لَوۡ يُطِيعُكُمۡ فِي كَثِيرٖ
مِّنَ ٱلۡأَمۡرِ لَعَنِتُّمۡ وَلَٰكِنَّ ٱللَّهَ حَبَّبَ إِلَيۡكُمُ ٱلۡإِيمَٰنَ
وَزَيَّنَهُۥ فِي قُلُوبِكُمۡ وَكَرَّهَ إِلَيۡكُمُ ٱلۡكُفۡرَ وَٱلۡفُسُوقَ
وَٱلۡعِصۡيَانَۚ أُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلرَّٰشِدُونَ ﴿٧﴾

8. Благодат и добрина Аллахова! Аллах е Зналец и Мудар!

فَضۡلٗا مِّنَ ٱللَّهِ وَنِعۡمَةٗۚ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٞ ﴿٨﴾

9. Ако две дружини на верници се судрат, помирете ги ед-

وَإِن طَآئِفَتَانِ مِنَ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ ٱقۡتَتَلُواْ فَأَصۡلِحُواْ

нисодруги. Ако едната од нив ѝ направи насилство на другата, па борете се против онаа која направи насилство сѐ додека не пристигне наредбата Аллахова. Па, ако пристане, помирете ги еднисодруги, праведно, и држете ја рамнотежата! Аллах, навистина, ги љуби оние кои судат праведно!

بَيْنَهُمَا فَإِنۢ بَغَتْ إِحْدَىٰهُمَا عَلَى ٱلْأُخْرَىٰ فَقَٰتِلُوا۟
ٱلَّتِى تَبْغِى حَتَّىٰ تَفِىٓءَ إِلَىٰٓ أَمْرِ ٱللَّهِ ۚ فَإِن فَآءَتْ
فَأَصْلِحُوا۟ بَيْنَهُمَا بِٱلْعَدْلِ وَأَقْسِطُوٓا۟ ۖ إِنَّ ٱللَّهَ
يُحِبُّ ٱلْمُقْسِطِينَ ﴿٩﴾

**10.** Верниците, навистина, се браќа... па, тогаш, помирете ги браќата ваши. Плашете се од Аллах за да ви се смилува!

إِنَّمَا ٱلْمُؤْمِنُونَ إِخْوَةٌ فَأَصْلِحُوا۟ بَيْنَ أَخَوَيْكُمْ ۚ
وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ لَعَلَّكُمْ تُرْحَمُونَ ﴿١٠﴾

**11.** О верници, мажите еднисодруги нека не се потценуваат, можеби едните се подобри од другите, а и жените нека не се потценуваат еднисодруги, можеби едните се подобри од другите. Не грдете се самите себеси и не надевајте надимоци лоши еднинадруги. Е, само колку е лоша расипаноста по верувањето! А оние кои не ќе се покајат - та, зулумќари се!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا يَسْخَرْ قَوْمٌ مِّن قَوْمٍ عَسَىٰٓ
أَن يَكُونُوا۟ خَيْرًا مِّنْهُمْ وَلَا نِسَآءٌ مِّن نِّسَآءٍ عَسَىٰٓ
أَن يَكُنَّ خَيْرًا مِّنْهُنَّ ۖ وَلَا تَلْمِزُوٓا۟ أَنفُسَكُمْ وَلَا تَنَابَزُوا۟
بِٱلْأَلْقَٰبِ ۖ بِئْسَ ٱلِٱسْمُ ٱلْفُسُوقُ بَعْدَ ٱلْإِيمَٰنِ ۚ
وَمَن لَّمْ يَتُبْ فَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلظَّٰلِمُونَ ﴿١١﴾

**12.** О верници, избегнувајте ги сомневањата многу; некои сомневања, навистина, се грев. Не испитувајте се и не озборувајте се еднисодруги. Посакува ли некој од вас да го јаде месото од брат му, мртов! Е, само колку е одбојно тоа! Плашете се од Аллах! Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱجْتَنِبُوا۟ كَثِيرًا مِّنَ ٱلظَّنِّ إِنَّ بَعْضَ
ٱلظَّنِّ إِثْمٌ ۖ وَلَا تَجَسَّسُوا۟ وَلَا يَغْتَب بَّعْضُكُم بَعْضًا ۚ
أَيُحِبُّ أَحَدُكُمْ أَن يَأْكُلَ لَحْمَ أَخِيهِ مَيْتًا
فَكَرِهْتُمُوهُ ۚ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ تَوَّابٌ رَّحِيمٌ ﴿١٢﴾

**13.** О луѓе, Ние ве создадовме, навистина, од еден маж и од една жена, и Ние одредивме да бидете народи и племиња за да се запознавате. Најблагородниот кај Аллах, секако, е најбогобојазливиот. Аллах, навистина, е Зналец и Известен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّاسُ إِنَّا خَلَقۡنَٰكُم مِّن ذَكَرٖ وَأُنثَىٰ وَجَعَلۡنَٰكُمۡ
شُعُوبٗا وَقَبَآئِلَ لِتَعَارَفُوٓاْۚ إِنَّ أَكۡرَمَكُمۡ عِندَ ٱللَّهِ
أَتۡقَىٰكُمۡۚ إِنَّ ٱللَّهَ عَلِيمٌ خَبِيرٞ ١٣

**14.** Бедуните велат: “Веруваме!” Кажи: “ Не верувате!” Но, кажете: “Ние сме послушни”, бидејќи иманот не е влезен во срцата ваши. А ако сте послушни и на Аллах и на пејгамберот, Он не ќе ви скрати ништо од делата ваши. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

۞قَالَتِ ٱلۡأَعۡرَابُ ءَامَنَّاۖ قُل لَّمۡ تُؤۡمِنُواْ وَلَٰكِن
قُولُوٓاْ أَسۡلَمۡنَا وَلَمَّا يَدۡخُلِ ٱلۡإِيمَٰنُ فِي قُلُوبِكُمۡۖ
وَإِن تُطِيعُواْ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ لَا يَلِتۡكُم مِّنۡ أَعۡمَٰلِكُمۡ
شَيۡـًٔاۚ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٞ رَّحِيمٌ ١٤

**15.** Верници се, навистина, оние кои веруваат во Аллах и во пејгамберот Негов и кои, потоа, не се сомневаат, и кои се борат на Аллаховиот пат, и со имотите свои, и со животите свои. Оние, токму, се искрените!

إِنَّمَا ٱلۡمُؤۡمِنُونَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ
ثُمَّ لَمۡ يَرۡتَابُواْ وَجَٰهَدُواْ بِأَمۡوَٰلِهِمۡ وَأَنفُسِهِمۡ
فِي سَبِيلِ ٱللَّهِۚ أُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلصَّٰدِقُونَ ١٥

**16.** Кажи: “Вие ли ќе го запознавате Аллаха со верата ваша, а Аллах го знае она што е на небесата и на Земјата. Аллах знае сè!”

قُلۡ أَتُعَلِّمُونَ ٱللَّهَ بِدِينِكُمۡ وَٱللَّهُ
يَعۡلَمُ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلۡأَرۡضِۚ
وَٱللَّهُ بِكُلِّ شَيۡءٍ عَلِيمٞ ١٦

**17.** Покажуваат наклоност кон тебе затоа што станаа муслимани. Кажи: “Не покажувајте наклоност кон мене заради тоа

يَمُنُّونَ عَلَيۡكَ أَنۡ أَسۡلَمُواْۖ قُل لَّا تَمُنُّواْ عَلَيَّ إِسۡلَٰمَكُمۖ
بَلِ ٱللَّهُ يَمُنُّ عَلَيۡكُمۡ أَنۡ هَدَىٰكُمۡ لِلۡإِيمَٰنِ إِن كُنتُمۡ
صَٰدِقِينَ ١٧

што го примивте Исламот. Аллах покажува наклоност кон вас - зашто, ако сте искрени, - ве упати кон иманот.

**18.** Аллах, секако, ја знае тајната на небесата и на Земјата. Аллах го гледа она што го работите!

إِنَّ ٱللَّهَ يَعۡلَمُ غَيۡبَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِۚ وَٱللَّهُ
بَصِيرُۢ بِمَا تَعۡمَلُونَ ﴿١٨﴾

## *КАФ* (Каф) L




**Во името на Аллах, Милостивиот Семилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Каф! Се колнам во Кур'анот славен.

قٓۚ وَٱلۡقُرۡءَانِ ٱلۡمَجِيدِ ﴿١﴾

**2.** Но, ете се чудат затоа што им дојде еден опоменувач меѓу нив... па, неверниците велат: "Ова е чудна работа!

بَلۡ عَجِبُوٓاْ أَن جَآءَهُم مُّنذِرٞ مِّنۡهُمۡ
فَقَالَ ٱلۡكَٰفِرُونَ هَٰذَا شَيۡءٌ عَجِيبٌ ﴿٢﴾

**3.** Зарем кога ќе умреме и кога ќе станеме земја? Ете, тоа враќање е невозможно."

أَءِذَا مِتۡنَا وَكُنَّا تُرَابٗاۖ ذَٰلِكَ رَجۡعُۢ بَعِيدٞ ﴿٣﴾

**4.** Ние знаеме, секако, што ќе им одземе земјата. Кај нас е Книгата што се чува!

قَدۡ عَلِمۡنَا مَا تَنقُصُ ٱلۡأَرۡضُ مِنۡهُمۡۖ وَعِندَنَا كِتَٰبٌ
حَفِيظُۢ ﴿٤﴾

**5.** Но, не! Оние лажат за вистината, бидејќи таа веќе им дојде: токму, сметени се!

بَلۡ كَذَّبُواْ بِٱلۡحَقِّ لَمَّا جَآءَهُمۡ فَهُمۡ فِيٓ أَمۡرٖ مَّرِيجٍ ﴿٥﴾

**6.** Зошто не гледаат кон небото над нив? Како Ние го подигнавме и како го накитивме и како е без недостаток?

أَفَلَمۡ يَنظُرُوٓاْ إِلَى ٱلسَّمَآءِ فَوۡقَهُمۡ كَيۡفَ بَنَيۡنَٰهَا
وَزَيَّنَّٰهَا وَمَا لَهَا مِن فُرُوجٖ ﴿٦﴾

**7.** И Земјата како Ние ја раширивме и како по неа брда расфрлавме, и од неа како да никнат секакви плодови убави,

وَٱلْأَرْضَ مَدَدْنَٰهَا وَأَلْقَيْنَا فِيهَا رَوَٰسِىَ وَأَنۢبَتْنَا فِيهَا مِن كُلِّ زَوْجٍۭ بَهِيجٍ ٧

**8.** како очигледност и опомена за секој роб кој се обраќа.

تَبْصِرَةً وَذِكْرَىٰ لِكُلِّ عَبْدٍ مُّنِيبٍ ٨

**9.** И од небото Ние спуштивме вода благородна, па со неа даваме да никнат и зеленчуци и жито што се жнее,

وَنَزَّلْنَا مِنَ ٱلسَّمَآءِ مَآءً مُّبَٰرَكًا فَأَنۢبَتْنَا بِهِۦ جَنَّٰتٍ وَحَبَّ ٱلْحَصِيدِ ٩

**10.** и урми високи, во листовите збрани,

وَٱلنَّخْلَ بَاسِقَٰتٍ لَّهَا طَلْعٌ نَّضِيدٌ ١٠

**11.** како ‘рск за робовите, и со водата, исто така, Ние го оживуваме мртвиот предел. Ете, такво ќе биде проживувањето!

رِّزْقًا لِّلْعِبَادِ وَأَحْيَيْنَا بِهِۦ بَلْدَةً مَّيْتًا كَذَٰلِكَ ٱلْخُرُوجُ ١١

**12.** И пред нив лажеа: и народот на Нух, и жителите на Рес, и на Семуд,

كَذَّبَتْ قَبْلَهُمْ قَوْمُ نُوحٍ وَأَصْحَٰبُ ٱلرَّسِّ وَثَمُودُ ١٢

**13.** и на Ад, и фараонот и браќата на Лут,

وَعَادٌ وَفِرْعَوْنُ وَإِخْوَٰنُ لُوطٍ ١٣

**14.** и жителите на Ајка и народот на Туб. Сите тие ги сметаа за лажни пејгамберите... па се овистини ветувањето!

وَأَصْحَٰبُ ٱلْأَيْكَةِ وَقَوْمُ تُبَّعٍ كُلٌّ كَذَّبَ ٱلرُّسُلَ فَحَقَّ وَعِيدِ ١٤

**15.** Па, се уморивме ли со творењето прво? Но, тоа се оние кои не се начисто со новото создавање!

أَفَعَيِينَا بِٱلْخَلْقِ ٱلْأَوَّلِ بَلْ هُمْ فِى لَبْسٍ مِّنْ خَلْقٍ جَدِيدٍ ١٥

**16.** Ние, секако, го создадовме човекот и знаеме што му

وَلَقَدْ خَلَقْنَا ٱلْإِنسَٰنَ وَنَعْلَمُ مَا تُوَسْوِسُ بِهِۦ نَفْسُهُۥ

шепоти душата. Ние сме му, меѓутоа, поблиску од жилата во грkланот.

وَنَحْنُ أَقْرَبُ إِلَيْهِ مِنْ حَبْلِ الْوَرِيدِ ﴿١٦﴾

**17.** Кога ќе се сретнат двајца, еден од левата а еден од десната страна, и кога ќе седнат,

إِذْ يَتَلَقَّى الْمُتَلَقِّيَانِ عَنِ الْيَمِينِ وَعَنِ الشِّمَالِ قَعِيدٌ ﴿١٧﴾

**18.** не ќе прозборат ниеден збор а да при себе нема бдеец, спремен!

مَا يَلْفِظُ مِنْ قَوْلٍ إِلَّا لَدَيْهِ رَقِيبٌ عَتِيدٌ ﴿١٨﴾

**19.** Маките смртни ќе дојдат, навистина! Од тоа, ете, не можеш да побегнеш!

وَجَاءَتْ سَكْرَةُ الْمَوْتِ بِالْحَقِّ ذَٰلِكَ
مَا كُنْتَ مِنْهُ تَحِيدُ ﴿١٩﴾

**20.** И ќе се дувне во Сурлата! Ете, тоа е Денот ветен!

وَنُفِخَ فِي الصُّورِ ذَٰلِكَ يَوْمُ الْوَعِيدِ ﴿٢٠﴾

**21.** И секоја душа ќе дојде со нејзин надзорник и сведок!

وَجَاءَتْ كُلُّ نَفْسٍ مَعَهَا سَائِقٌ وَشَهِيدٌ ﴿٢١﴾

**22.** Ти беше, секако, невнимателен кон ова, па Ние ја подигнавме завесата пред тебе и опулот твој денес е остар.

لَقَدْ كُنْتَ فِي غَفْلَةٍ مِنْ هَٰذَا فَكَشَفْنَا عَنْكَ غِطَاءَكَ
فَبَصَرُكَ الْيَوْمَ حَدِيدٌ ﴿٢٢﴾

**23.** Другарот негов ќе рече: “ Овој до мене е спремен.

وَقَالَ قَرِينُهُ هَٰذَا مَا لَدَيَّ عَتِيدٌ ﴿٢٣﴾

**24.** Фрли го во Џехеннемот секој неверник, инаетчија!

أَلْقِيَا فِي جَهَنَّمَ كُلَّ كَفَّارٍ عَنِيدٍ ﴿٢٤﴾

**25.** Кој добро забрануваше, престапник, сомнителен!

مَنَّاعٍ لِلْخَيْرِ مُعْتَدٍ مُرِيبٍ ﴿٢٥﴾

**26.** Кој, покрај Аллах, друг бог прифаќаше, - та, фрли го во казната жестока!”

الَّذِي جَعَلَ مَعَ اللَّهِ إِلَٰهًا آخَرَ فَأَلْقِيَاهُ
فِي الْعَذَابِ الشَّدِيدِ ﴿٢٦﴾

**27.** Другарот негов ќе рече: "Господаре наш, не е мое да го присилувам, но тој, секако, беше скршнат во заблуда далечна."

۞قَالَ قَرِينُهُۥ رَبَّنَا مَآ أَطْغَيْتُهُۥ وَلَٰكِن كَانَ فِى ضَلَٰلٍۭ بَعِيدٍ ٢٧

**28.** Аллах ќе рече: "Не расправајте се при Мене. Јас ве опоменав, секако, уште од порано,

قَالَ لَا تَخْتَصِمُوا۟ لَدَىَّ وَقَدْ قَدَّمْتُ إِلَيْكُم بِٱلْوَعِيدِ ٢٨

**29.** кај Мене зборот не се менува и Јас не сум неправеден кон робовите."

مَا يُبَدَّلُ ٱلْقَوْلُ لَدَىَّ وَمَآ أَنَا۠ بِظَلَّٰمٍ لِّلْعَبِيدِ ٢٩

**30.** Ден во кој ќе му речеме на Џехеннемот: "Се наполни ли?" - а тој ќе рече: "Има ли уште?"

يَوْمَ نَقُولُ لِجَهَنَّمَ هَلِ ٱمْتَلَأْتِ وَتَقُولُ هَلْ مِن مَّزِيدٍ ٣٠

**31.** И ќе се приближи Џеннетот за богобојазливите, сосем, блиску.

وَأُزْلِفَتِ ٱلْجَنَّةُ لِلْمُتَّقِينَ غَيْرَ بَعِيدٍ ٣١

**32.** "Ова е, токму, она што ви се ветуваше: за секој покајник и заштитник,

هَٰذَا مَا تُوعَدُونَ لِكُلِّ أَوَّابٍ حَفِيظٍ ٣٢

**33.** кој се плаши од Милостивиот и во тајност, и кој ќе дојде со срце оддадено.

مَّنْ خَشِىَ ٱلرَّحْمَٰنَ بِٱلْغَيْبِ وَجَآءَ بِقَلْبٍ مُّنِيبٍ ٣٣

**34.** Влезете во него со селам! Ете, ова е Денот на вечноста!"

ٱدْخُلُوهَا بِسَلَٰمٍ ذَٰلِكَ يَوْمُ ٱلْخُلُودِ ٣٤

**35.** Во него за нив ќе има сè што ќе посакаат. А кај Нас има и повеќе од тоа!

لَهُم مَّا يَشَآءُونَ فِيهَا وَلَدَيْنَا مَزِيدٌ ٣٥

**36.** И колку поколенија Ние пред нив уништивме, кои беа посилни од нив, и кои талкаа по

وَكَمْ أَهْلَكْنَا قَبْلَهُم مِّن قَرْنٍ هُمْ أَشَدُّ مِنْهُم بَطْشًا فَنَقَّبُوا۟ فِى ٱلْبِلَٰدِ هَلْ مِن مَّحِيصٍ ٣٦

земјите! Има ли каде да се скријат?

**37.** Во тоа, навистина, има опомена за оној кој има срце, или кој слуша или кој е присутен!

إِنَّ فِي ذَٰلِكَ لَذِكْرَىٰ لِمَن كَانَ لَهُۥ قَلْبٌ أَوْ أَلْقَى
ٱلسَّمْعَ وَهُوَ شَهِيدٌ ٣٧

**38.** Ние ги создадовме, секако, и небесата и Земјата и она што е меѓу нив за шест дена без да нè обземе замор!

وَلَقَدْ خَلَقْنَا ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ وَمَا بَيْنَهُمَا
فِي سِتَّةِ أَيَّامٍ وَمَا مَسَّنَا مِن لُّغُوبٍ ٣٨

**39.** Па, стрпи се за она што го зборуваат и слави Го, заблагодарувајќи се, Господарот твој и пред изгрејсонце и пред зајдисонце.

فَٱصْبِرْ عَلَىٰ مَا يَقُولُونَ وَسَبِّحْ بِحَمْدِ رَبِّكَ
قَبْلَ طُلُوعِ ٱلشَّمْسِ وَقَبْلَ ٱلْغُرُوبِ ٣٩

**40.** И во ноќта величај Го, по паѓањето на сеџде!

وَمِنَ ٱلَّيْلِ فَسَبِّحْهُ وَأَدْبَٰرَ ٱلسُّجُودِ ٤٠

**41.** И слушни, Денот во кој викачот ќе вика од место ближно;

وَٱسْتَمِعْ يَوْمَ يُنَادِ ٱلْمُنَادِ مِن مَّكَانٍ قَرِيبٍ ٤١

**42.** Ден во кој ќе го слушаат страшниот глас, вистински! Ете, тоа е Денот на проживувањето!

يَوْمَ يَسْمَعُونَ ٱلصَّيْحَةَ بِٱلْحَقِّ ذَٰلِكَ يَوْمُ ٱلْخُرُوجِ ٤٢

**43.** Ние, навистина, оживуваме и Ние, навистина, усмртуваме! Свратилиштето е - кон Нас!

إِنَّا نَحْنُ نُحْيِۦ وَنُمِيتُ وَإِلَيْنَا ٱلْمَصِيرُ ٤٣

**44.** Ден во кој земјата ќе испука и оние ќе излезат, брзајќи. Ете, тоа збирање за Нас е лесно.

يَوْمَ تَشَقَّقُ ٱلْأَرْضُ عَنْهُمْ سِرَاعًا ذَٰلِكَ
حَشْرٌ عَلَيْنَا يَسِيرٌ ٤٤

**45.** Ние најдобро го знаеме она што го зборуваат. Не е твое да

نَّحْنُ أَعْلَمُ بِمَا يَقُولُونَ وَمَا أَنتَ عَلَيْهِم بِجَبَّارٍ

ги присилуваш. Па, присети го со Кур'анот оној што стравува од ветувањето Мое!

فَذَكِّرْ بِالْقُرْءَانِ مَن يَخَافُ وَعِيدِ ﴿٤٥﴾

## *ЕЗ-ЗАРИЈАТ* (Дувачи) LI



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во дувачите кои дуваат,

وَالذَّارِيَاتِ ذَرْوًا ﴿١﴾

**2.** и во носачите кои носат тешко,

فَالْحَامِلَاتِ وِقْرًا ﴿٢﴾

**3.** и во пливачите кои пливаат лесно,

فَالْجَارِيَاتِ يُسْرًا ﴿٣﴾

**4.** и во споделувачите на наредбата дека

فَالْمُقَسِّمَاتِ أَمْرًا ﴿٤﴾

**5.** она што ти се ветува е - вистина,

إِنَّمَا تُوعَدُونَ لَصَادِقٌ ﴿٥﴾

**6.** дека ветувањето, секако, ќе се случи!

وَإِنَّ الدِّينَ لَوَاقِعٌ ﴿٦﴾

**7.**Се колнам во небото, испресечено со покази,

وَالسَّمَاءِ ذَاتِ الْحُبُكِ ﴿٧﴾

**8.** дека вие, навистина, различно зборувате,

إِنَّكُمْ لَفِي قَوْلٍ مُّخْتَلِفٍ ﴿٨﴾

**9.** и од него се одвраќа оној кој веќе се одвратил!

يُؤْفَكُ عَنْهُ مَنْ أُفِكَ ﴿٩﴾

**10.** Нека пропаднат лашковците,

قُتِلَ الْخَرَّاصُونَ ﴿١٠﴾

**11.** кои се вглавени во незнаење, и уште рамнодушни!

ٱلَّذِينَ هُمْ فِي غَمْرَةٍ سَاهُونَ ١١

**12.** Велат: “Кога ќе биде Денот суден?”

يَسْـَٔلُونَ أَيَّانَ يَوْمُ ٱلدِّينِ ١٢

**13.** Оној Ден кога во огнот ќе се пржат.

يَوْمَ هُمْ عَلَى ٱلنَّارِ يُفْتَنُونَ ١٣

**14.** Вкусете го сплеткарењето ваше. Па, кон ова вие, токму, брзавте да дојдете.

ذُوقُوا۟ فِتْنَتَكُمْ هَٰذَا ٱلَّذِي كُنتُم بِهِۦ تَسْتَعْجِلُونَ ١٤

**15.** Богобојазливите, навистина, ќе бидат во бавчите џеннетски, меѓу изворите,

إِنَّ ٱلْمُتَّقِينَ فِي جَنَّٰتٍ وَعُيُونٍ ١٥

**16.** и ќе го земаат она што ќе им го рече Господарот нивни. Оние пред тоа беа, навистина, доброчинители,

ءَاخِذِينَ مَآ ءَاتَىٰهُمْ رَبُّهُمْ إِنَّهُمْ كَانُوا۟ قَبْلَ ذَٰلِكَ مُحْسِنِينَ ١٦

**17.** само малку во ноќта спиеја,

كَانُوا۟ قَلِيلًا مِّنَ ٱلَّيْلِ مَا يَهْجَعُونَ ١٧

**18.** и во мугрите, токму, прошка бараа,

وَبِٱلْأَسْحَارِ هُمْ يَسْتَغْفِرُونَ ١٨

**19.** а во имотите свои, пак, имаше дел и за питачите и за непитачите.

وَفِي أَمْوَٰلِهِمْ حَقٌّ لِّلسَّآئِلِ وَٱلْمَحْرُومِ ١٩

**20.** А на земјата има знаменија за верниците,

وَفِي ٱلْأَرْضِ ءَايَٰتٌ لِّلْمُوقِنِينَ ٢٠

**21.** а и во вас самите - не гледате ли?

وَفِي أَنفُسِكُمْ أَفَلَا تُبْصِرُونَ ٢١

**22.** И на небото е ‘рскот ваш и она што ви се ветува.

وَفِي ٱلسَّمَآءِ رِزْقُكُمْ وَمَا تُوعَدُونَ ٢٢

**23.** Па, се колнам во Господарот на небесата и на Земјата дека тоа, сигурно, е вистина слична на она што вие, токму, го зборувате!

فَوَرَبِّ ٱلسَّمَآءِ وَٱلْأَرْضِ إِنَّهُۥ لَحَقٌّ مِّثْلَ مَآ أَنَّكُمْ
تَنطِقُونَ ٢٣

**24.** Ти дојде ли кажувањето за почитуваните гости на Ибрахим,

هَلْ أَتَىٰكَ حَدِيثُ ضَيْفِ إِبْرَٰهِيمَ ٱلْمُكْرَمِينَ ٢٤

**25.** кога влегоа кај него и рекоа: “Селам!” - а тој одговори: “Селам! О луѓе, непознати!”

إِذْ دَخَلُوا۟ عَلَيْهِ فَقَالُوا۟ سَلَٰمًا قَالَ سَلَٰمٌ قَوْمٌ مُّنكَرُونَ ٢٥

**26.** Па, скришно појде кај семејството свое и, ете, дојде со теле здебелено;

فَرَاغَ إِلَىٰٓ أَهْلِهِۦ فَجَآءَ بِعِجْلٍ سَمِينٍ ٢٦

**27.** и тогаш го приближи до нив, и рече: “Нема ли да јадете?”

فَقَرَّبَهُۥٓ إِلَيْهِمْ قَالَ أَلَا تَأْكُلُونَ ٢٧

**28.** И почувствува од нив страв. Рекоа: “Не плаши се!” И го зарадуваа со дете учено,

فَأَوْجَسَ مِنْهُمْ خِيفَةً قَالُوا۟ لَا تَخَفْ وَبَشَّرُوهُ
بِغُلَٰمٍ عَلِيمٍ ٢٨

**29.** па, се покажа жена му, плачејќи и удирајќи се по лицето свое, и рече: “Како јас? Стара и неротка!?”

فَأَقْبَلَتِ ٱمْرَأَتُهُۥ فِى صَرَّةٍ فَصَكَّتْ وَجْهَهَا
وَقَالَتْ عَجُوزٌ عَقِيمٌ ٢٩

**30.** Рекоа: “Ете, така рече Господарот твој. Он, навистина, е Мудар и Зналец!”

قَالُوا۟ كَذَٰلِكِ قَالَ رَبُّكِ إِنَّهُۥ هُوَ ٱلْحَكِيمُ
ٱلْعَلِيمُ ٣٠

**31.** А Ибрахим рече: “А за што е вашето обраќање, о пратеници?”

۞ قَالَ فَمَا خَطْبُكُمْ أَيُّهَا ٱلْمُرْسَلُونَ ٣١

**32.** Рекоа: “Ние сме, навистина, испратени до народот насилнички,

قَالُوٓا۟ إِنَّآ أُرْسِلْنَآ إِلَىٰ قَوْمٍ مُّجْرِمِينَ ٣٢

**33.** за да им испратиме камења од стврдната глина;

لِنُرۡسِلَ عَلَيۡهِمۡ حِجَارَةً مِّن طِينٖ ٣٣

**34.** тоа е одредено кај Господарот твој за расипниците.”

مُّسَوَّمَةً عِندَ رَبِّكَ لِلۡمُسۡرِفِينَ ٣٤

**35.** Ете, од тоа Ние верниците ги избавивме,

فَأَخۡرَجۡنَا مَن كَانَ فِيهَا مِنَ ٱلۡمُؤۡمِنِينَ ٣٥

**36.** и ете, само една куќа од Послушните најдовме;

فَمَا وَجَدۡنَا فِيهَا غَيۡرَ بَيۡتٖ مِّنَ ٱلۡمُسۡلِمِينَ ٣٦

**37.** и во неа Ние оставивме знамение за оние кои стравуваат од казната болна;

وَتَرَكۡنَا فِيهَآ ءَايَةٗ لِّلَّذِينَ يَخَافُونَ ٱلۡعَذَابَ ٱلۡأَلِيمَ ٣٧

**38.** и за Муса, кога Ние го испративме до фараонот со доказ јасен,

وَفِي مُوسَىٰٓ إِذۡ أَرۡسَلۡنَٰهُ إِلَىٰ فِرۡعَوۡنَ بِسُلۡطَٰنٖ مُّبِينٖ ٣٨

**39.** и ете, фараонот ги сврти плеќите и рече: “Маѓесник или луд!”

فَتَوَلَّىٰ بِرُكۡنِهِۦ وَقَالَ سَٰحِرٌ أَوۡ مَجۡنُونٞ ٣٩

**40.** Па, така, него и војската негова, Ние ги фативме и во морето ги потопивме; тој самиот се осуди на пропаст.

فَأَخَذۡنَٰهُ وَجُنُودَهُۥ فَنَبَذۡنَٰهُمۡ فِي ٱلۡيَمِّ وَهُوَ مُلِيمٞ ٤٠

**41.** И за Ад, кога Ние им испративме ветар што суши:

وَفِي عَادٍ إِذۡ أَرۡسَلۡنَا عَلَيۡهِمُ ٱلرِّيحَ ٱلۡعَقِيمَ ٤١

**42.** и кај што помина ништо не остави, а да не биде како каменолом.

مَا تَذَرُ مِن شَيۡءٍ أَتَتۡ عَلَيۡهِ إِلَّا جَعَلَتۡهُ كَٱلرَّمِيمِ ٤٢

**43.** И за Семуд, кога им беше речено: “Уживајте до едно време определено!”

وَفِي ثَمُودَ إِذۡ قِيلَ لَهُمۡ تَمَتَّعُواْ حَتَّىٰ حِينٖ ٤٣

**44.** Па, се оглушија од наредбата на Господарот свој и, ете, Ние ги погодивме со страшен глас, и останаа само гледајќи.

فَعَتَوْاْ عَنْ أَمْرِ رَبِّهِمْ فَأَخَذَتْهُمُ ٱلصَّٰعِقَةُ وَهُمْ يَنظُرُونَ ﴿٤٤﴾

**45.** Па, не можеа ни да се исправат, а ниту, пак, да им се помогне.

فَمَا ٱسْتَطَٰعُواْ مِن قِيَامٍ وَمَا كَانُواْ مُنتَصِرِينَ ﴿٤٥﴾

**46.** А и на народот на Нух, порано. Тој беше, навистина, народ расипнички!

وَقَوْمَ نُوحٍ مِّن قَبْلُ إِنَّهُمْ كَانُواْ قَوْمًا فَٰسِقِينَ ﴿٤٦﴾

**47.** И небото Ние го подигнавме со моќта Наша, сигурно! И што уште можеме да направиме!

وَٱلسَّمَآءَ بَنَيْنَٰهَا بِأَيْيْدٍ وَإِنَّا لَمُوسِعُونَ ﴿٤٧﴾

**48.** И земјата Ние ја проширивме. Е, само колку е личен Оној што ја прошири!

وَٱلْأَرْضَ فَرَشْنَٰهَا فَنِعْمَ ٱلْمَٰهِدُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** И од секое нешто Ние создадовме пар за да се сеќавате!

وَمِن كُلِّ شَيْءٍ خَلَقْنَا زَوْجَيْنِ لَعَلَّكُمْ تَذَكَّرُونَ ﴿٤٩﴾

**50.** “Побрзајте кај Аллах. Јас сум ви од Него, секако, опоменувач јасен.

فَفِرُّوٓاْ إِلَى ٱللَّهِ إِنِّى لَكُم مِّنْهُ نَذِيرٌ مُّبِينٌ ﴿٥٠﴾

**51.** И не здружувајте Му на Аллах друг бог. Ја сум ви од Него, навистина, опоменувач јасен.”

وَلَا تَجْعَلُواْ مَعَ ٱللَّهِ إِلَٰهًا ءَاخَرَ إِنِّى لَكُم مِّنْهُ نَذِيرٌ مُّبِينٌ ﴿٥١﴾

**52.** Ете, така беше: Не им доаѓаше ниеден пејгамбер и на оние пред нив а да не речеа: “Маѓесник или луд!”

كَذَٰلِكَ مَآ أَتَى ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِم مِّن رَّسُولٍ إِلَّا قَالُواْ سَاحِرٌ أَوْ مَجْنُونٌ ﴿٥٢﴾

**53.** Тоа ли еднинадруги во наследство го оставаа? Не, тоа беше народ насилнички.

أَتَوَاصَوْا بِهِۦ ۚ بَلْ هُمْ قَوْمٌ طَاغُونَ ﴿٥٣﴾

**54.** Па, бегај од нив и, ете, нема да бидеш осуден на пропаст.

فَتَوَلَّ عَنْهُمْ فَمَآ أَنتَ بِمَلُومٍ ﴿٥٤﴾

**55.** И потсетувај, потсеќавање-то, пак, им користи на верниц-ите!

وَذَكِّرْ فَإِنَّ ٱلذِّكْرَىٰ تَنفَعُ ٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿٥٥﴾

**56.** И џиновите и луѓето Ние ги создадовме само да Нѐ обожа-ваат.

وَمَا خَلَقْتُ ٱلْجِنَّ وَٱلْإِنسَ إِلَّا لِيَعْبُدُونِ ﴿٥٦﴾

**57.** Не барам од нив ‘рск нека-ков и не барам да Ме нахранат.

مَآ أُرِيدُ مِنْهُم مِّن رِّزْقٍ وَمَآ أُرِيدُ أَن يُطْعِمُونِ ﴿٥٧﴾

**58.** Аллах, навистина, е Храни-тел, Моќен и Тврд!

إِنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلرَّزَّاقُ ذُو ٱلْقُوَّةِ ٱلْمَتِينُ ﴿٥٨﴾

**59.** Па, оние кои зулум на-правија ќе ги снајде, навистина, казна слична на другарите нивни... па, нека не ја забрзуваат од Мене!

فَإِنَّ لِلَّذِينَ ظَلَمُوا۟ ذَنُوبًا مِّثْلَ ذَنُوبِ أَصْحَٰبِهِمْ
فَلَا يَسْتَعْجِلُونِ ﴿٥٩﴾

**60.** Тешко на оние кои не веру-ваат во Денот нивни што им се ветува.

فَوَيْلٌ لِّلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِن يَوْمِهِمُ
ٱلَّذِى يُوعَدُونَ ﴿٦٠﴾

## *ЕТ-ТУУР* (Тур) LII




**Во името на Аллах, Милостивиот Семилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во Тур,

وَٱلطُّورِ ﴿١﴾

**2.** и во Книгата во редици поредена,

وَكِتَٰبٍ مَّسْطُورٍ ﴿٢﴾

**3.** на кожа одвиткана;

فِي رَقٍّ مَنشُورٍ ﴿٣﴾

**4.** се колнам и во Куќата подигната,

وَالْبَيْتِ الْمَعْمُورِ ﴿٤﴾

**5.** и во сводот воздигнат,

وَالسَّقْفِ الْمَرْفُوعِ ﴿٥﴾

**6.** и во морето затоплено, -

وَالْبَحْرِ الْمَسْجُورِ ﴿٦﴾

**7.** дека казната на Господарот твој ќе се случи:

إِنَّ عَذَابَ رَبِّكَ لَوَاقِعٌ ﴿٧﴾

**8.** никој не ќе ја отстрани,

مَا لَهُ مِن دَافِعٍ ﴿٨﴾

**9.** и во Денот во кој небото ќе се затресе, тресејќи се силно,

يَوْمَ تَمُورُ السَّمَاءُ مَوْرًا ﴿٩﴾

**10.** и кога брдата, поместувајќи се, ќе се поместат силно,

وَتَسِيرُ الْجِبَالُ سَيْرًا ﴿١٠﴾

**11.** ете, на Денот тој, тешко на лашковците,

فَوَيْلٌ يَوْمَئِذٍ لِّلْمُكَذِّبِينَ ﴿١١﴾

**12.** оние кои, играјќи се, се зарија во лаги:

الَّذِينَ هُمْ فِي خَوْضٍ يَلْعَبُونَ ﴿١٢﴾

**13.** Ден во кој ќе се турнат во огнот џехеннемски, насилно:

يَوْمَ يُدَعُّونَ إِلَىٰ نَارِ جَهَنَّمَ دَعًّا ﴿١٣﴾

**14.** ова е огнот кој го сметавте за лажен;

هَٰذِهِ النَّارُ الَّتِي كُنتُم بِهَا تُكَذِّبُونَ ﴿١٤﴾

**15.** па, ова ли е волшебништво или, пак, вие не гледате:

أَفَسِحْرٌ هَٰذَا أَمْ أَنتُمْ لَا تُبْصِرُونَ ﴿١٥﴾

**16.** треснете во него! Ќе трпете ли или нема да трпете, сеедно ви е. Ќе бидете казнети за она што го работевте!

اصْلَوْهَا فَاصْبِرُوا أَوْ لَا تَصْبِرُوا سَوَاءٌ عَلَيْكُمْ ۖ
إِنَّمَا تُجْزَوْنَ مَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿١٦﴾

**17.** Да, богобојазливите ќе бидат во бавчите џеннетски и во благосостојба.

إِنَّ ٱلْمُتَّقِينَ فِي جَنَّٰتٍ وَنَعِيمٍ ١٧

**18.** Радосни на она што им го даде Господарот, и ќе ги сочува Господарот нивни од казната огнена!

فَٰكِهِينَ بِمَآ ءَاتَىٰهُمْ رَبُّهُمْ
وَوَقَىٰهُمْ رَبُّهُمْ عَذَابَ ٱلْجَحِيمِ ١٨

**19.** Јадете и пијте и пријатно нека ви биде: за она што го работевте,

كُلُوا۟ وَٱشْرَبُوا۟ هَنِيٓـًٔۢا بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ١٩

**20.** потпрени на дивани наместени, и ќе ги ожениме со хурии, со очи крупни.

مُتَّكِـِٔينَ عَلَىٰ سُرُرٍ مَّصْفُوفَةٍ ۖ وَزَوَّجْنَٰهُم
بِحُورٍ عِينٍ ٢٠

**21.** А оние кои веруваа и чие верување го следеше потомството нивно... Ние ќе ги задржиме со нив и потомството нивно и ништо од делата нивни, според тоа, нема да скратиме. И секој ќе биде земен предвид по она што го спечалил.

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَٱتَّبَعَتْهُمْ ذُرِّيَّتُهُم بِإِيمَٰنٍ أَلْحَقْنَا
بِهِمْ ذُرِّيَّتَهُمْ وَمَآ أَلَتْنَٰهُم مِّنْ عَمَلِهِم مِّن شَىْءٍ ۚ
كُلُّ ٱمْرِئٍۭ بِمَا كَسَبَ رَهِينٌ ٢١

**22.** И Ние ќе им дадеме и овошје и месо, од она што го сакаат,

وَأَمْدَدْنَٰهُم بِفَٰكِهَةٍ وَلَحْمٍ مِّمَّا يَشْتَهُونَ ٢٢

**23.** еднисодруги ќе се служат со чаши. Во Џеннетот нема ни безработица ни кривица.

يَتَنَٰزَعُونَ فِيهَا كَأْسًا لَّا لَغْوٌ فِيهَا وَلَا تَأْثِيمٌ ٢٣

**24.** Ќе ги обиколува послуга од едендодруг, како да се бисери чувани,

۞ وَيَطُوفُ عَلَيْهِمْ غِلْمَانٌ لَّهُمْ كَأَنَّهُمْ
لُؤْلُؤٌ مَّكْنُونٌ ٢٤

**25.** ќе се сеќаваат еднинадруги и ќе се прашуваат.

وَأَقْبَلَ بَعْضُهُمْ عَلَىٰ بَعْضٍ يَتَسَآءَلُونَ ٢٥

**26.** Ќе речат: “Да, ние меѓу семејството наше, уште од порано, бевме богобојазливи.

قَالُوٓاْ إِنَّا كُنَّا قَبۡلُ فِيٓ أَهۡلِنَا مُشۡفِقِينَ ٢٦

**27.** Па, Аллах ни се наклони и нè сочува од казната на ветрот што пече,

فَمَنَّ ٱللَّهُ عَلَيۡنَا وَوَقَىٰنَا عَذَابَ ٱلسَّمُومِ ٢٧

**28.** ние и порано Го повикувавме.”Он, навистина, е Доброчинител и Сомилосен!

إِنَّا كُنَّا مِن قَبۡلُ نَدۡعُوهُۖ
إِنَّهُۥ هُوَ ٱلۡبَرُّ ٱلرَّحِيمُ ٢٨

**29.** Па, потсетувај! Ти не си со благословот на Господарот твој ни маѓесник ни луд!

فَذَكِّرۡ فَمَآ أَنتَ بِنِعۡمَتِ رَبِّكَ بِكَاهِنٖ
وَلَا مَجۡنُونٍ ٢٩

**30.** Или да зборуваат: “Тој е поет. Очекуваме да видиме што ќе му биде пресудено.”

أَمۡ يَقُولُونَ شَاعِرٞ نَّتَرَبَّصُ بِهِۦ رَيۡبَ ٱلۡمَنُونِ ٣٠

**31.** Кажи: “Очекувајте зашто јас сум, навистина, со вас, меѓу оние што очекуваат!”

قُلۡ تَرَبَّصُواْ فَإِنِّي مَعَكُم مِّنَ ٱلۡمُتَرَبِّصِينَ ٣١

**32.** Или: “Ова им го заповедаат сништата нивни или се, пак, народ тврдоглав?”

أَمۡ تَأۡمُرُهُمۡ أَحۡلَٰمُهُم بِهَٰذَآۚ أَمۡ هُمۡ قَوۡمٞ طَاغُونَ ٣٢

33. Или зборуваат: “Тој ли го измами?” Но, не веруваат.

أَمۡ يَقُولُونَ تَقَوَّلَهُۥۚ بَل لَّا يُؤۡمِنُونَ ٣٣

34. Па, нека донесат говор сличен ако се искрени, навистина!

فَلۡيَأۡتُواْ بِحَدِيثٖ مِّثۡلِهِۦٓ إِن كَانُواْ صَٰدِقِينَ ٣٤

**35.** Или, пак, се создадени од ништо или тие се создатели?

أَمۡ خُلِقُواْ مِنۡ غَيۡرِ شَيۡءٍ أَمۡ هُمُ ٱلۡخَٰلِقُونَ ٣٥

**36.** Или: Ги создадоа ли небесата и Земјата? Но, не се цврсто уверени.

أَمۡ خَلَقُواْ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضَۚ بَل لَّا يُوقِنُونَ ٣٦

**37.** Или: Кај нив ли се ризниците на Господарот твој или тие се владетели?

أَمْ عِندَهُمْ خَزَآئِنُ رَبِّكَ أَمْ هُمُ ٱلْمُصَيْطِرُونَ ٣٧

**38.** Или: Имаат ли скалила од каде што слушаат? Па, оној што слушнал од нив нека донесе доказ јасен?

أَمْ لَهُمْ سُلَّمٌ يَسْتَمِعُونَ فِيهِ فَلْيَأْتِ مُسْتَمِعُهُم
بِسُلْطَٰنٍ مُّبِينٍ ٣٨

**39.** Или: Он да има ќерки а вие да имате синови?

أَمْ لَهُ ٱلْبَنَٰتُ وَلَكُمُ ٱلْبَنُونَ ٣٩

**40.** Или: Бараш ли награда, а тие се оптоварени со тежината своја?

أَمْ تَسْـَٔلُهُمْ أَجْرًا فَهُم مِّن مَّغْرَمٍ مُّثْقَلُونَ ٤٠

**41.** Или: Кај нив ли е тајната, па тие ја пишуваат?

أَمْ عِندَهُمُ ٱلْغَيْبُ فَهُمْ يَكْتُبُونَ ٤١

**42.** Или: Посакуваат ли стапици? Па, оние кои не веруваат паѓаат, токму, во стапици.

أَمْ يُرِيدُونَ كَيْدًا فَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ هُمُ ٱلْمَكِيدُونَ ٤٢

**43.** Или: Имаат ли друг бог освен Аллах? Славен нека е Аллах, над она што Му го здружуваат!

أَمْ لَهُمْ إِلَٰهٌ غَيْرُ ٱللَّهِ سُبْحَٰنَ ٱللَّهِ عَمَّا يُشْرِكُونَ ٤٣

**44.** А ако видат кога паѓа некаков дел од небото, зборуваат: “Облаци напластени!”

وَإِن يَرَوْا۟ كِسْفًا مِّنَ ٱلسَّمَآءِ سَاقِطًا يَقُولُوا۟
سَحَابٌ مَّرْكُومٌ ٤٤

**45.** Тогаш, остави ги сѐ додека не го сретнат денот свој во кој ќе бидат потресени!

فَذَرْهُمْ حَتَّىٰ يُلَٰقُوا۟ يَوْمَهُمُ ٱلَّذِى فِيهِ يُصْعَقُونَ ٤٥

**46.** Денот во кој не ќе им вредат стапиците нивни во ништо, а ниту, пак, ќе им се помогне.

يَوْمَ لَا يُغْنِى عَنْهُمْ كَيْدُهُمْ شَيْـًٔا وَلَا هُمْ يُنصَرُونَ ٤٦

**47.** За оние кои ои зулум направија има, навистина, казна и покрај тоа но, ете, мнозинството од нив не знаат!

وَإِنَّ لِلَّذِينَ ظَلَمُوا عَذَابًا دُونَ ذَٰلِكَ وَلَٰكِنَّ أَكْثَرَهُمْ لَا يَعْلَمُونَ ﴿٤٧﴾

**48.** И стрпи се! До пресудата на Господарот твој. Та, пред очите Наши си. И слави Го, заблагодарувајќи се, Господарот твој и кога стануваш,

وَاصْبِرْ لِحُكْمِ رَبِّكَ فَإِنَّكَ بِأَعْيُنِنَا وَسَبِّحْ بِحَمْدِ رَبِّكَ حِينَ تَقُومُ ﴿٤٨﴾

**49.** и во ноќта, и кога ќе исчезнат ѕвездите, слави Го!

وَمِنَ اللَّيْلِ فَسَبِّحْهُ وَإِدْبَارَ النُّجُومِ ﴿٤٩﴾

## *ЕН-НЕЏМ* (Ѕвезда) LIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во ѕвездата кога ќе зајде,

وَالنَّجْمِ إِذَا هَوَىٰ ﴿١﴾

**2.** дека другарот ваш не скршна во заблуда, а ниту, пак, залута,

مَا ضَلَّ صَاحِبُكُمْ وَمَا غَوَىٰ ﴿٢﴾

**3.** и не зборува по желба своја,

وَمَا يَنطِقُ عَنِ الْهَوَىٰ ﴿٣﴾

**4.** туку тоа е само Објава што се објавува!

إِنْ هُوَ إِلَّا وَحْيٌ يُوحَىٰ ﴿٤﴾

**5.** Го поучува Силниот и Моќниот,

عَلَّمَهُ شَدِيدُ الْقُوَىٰ ﴿٥﴾

**6.** Кој е полн со сила, па завладеа!

ذُو مِرَّةٍ فَاسْتَوَىٰ ﴿٦﴾

**7.** Он е на највисокиот видик,

وَهُوَ بِالْأُفُقِ الْأَعْلَىٰ ﴿٧﴾

**8.** потоа пријде и се наведна,

ثُمَّ دَنَا فَتَدَلَّىٰ ﴿٨﴾

**9.** и, ете, се приближи колку две стрели или поблиску,

فَكَانَ قَابَ قَوْسَيْنِ أَوْ أَدْنَىٰ ﴿٩﴾

**10.** и така му го објави на робот Свој она што, токму, му го објави;

فَأَوْحَىٰ إِلَىٰ عَبْدِهِۦ مَا أَوْحَىٰ ﴿١٠﴾

**11.** и срцето не го изневери она што го виде.

مَا كَذَبَ الْفُؤَادُ مَا رَأَىٰ ﴿١١﴾

**12.** Е, па, ќе се расправаш ли со него за она што го здогледа?

أَفَتُمَٰرُونَهُۥ عَلَىٰ مَا يَرَىٰ ﴿١٢﴾

**13.** И го виде, секако, повторно

وَلَقَدْ رَءَاهُ نَزْلَةً أُخْرَىٰ ﴿١٣﴾

**14.** кај Сидретул Мунтеха,

عِندَ سِدْرَةِ الْمُنتَهَىٰ ﴿١٤﴾

**15.** кај Него и престојувалиштето џеннетско,

عِندَهَا جَنَّةُ الْمَأْوَىٰ ﴿١٥﴾

**16.** кога Сидра ја покри она што ја покри.

إِذْ يَغْشَى السِّدْرَةَ مَا يَغْشَىٰ ﴿١٦﴾

**17.** Погледот не се ни сврте и не се ни збуни.

مَا زَاغَ الْبَصَرُ وَمَا طَغَىٰ ﴿١٧﴾

**18.** Да, виде од знаменијата големи на Господарот свој.

لَقَدْ رَأَىٰ مِنْ ءَايَٰتِ رَبِّهِ الْكُبْرَىٰ ﴿١٨﴾

**19.** Што мислите за Лат и Узза?

أَفَرَءَيْتُمُ اللَّٰتَ وَالْعُزَّىٰ ﴿١٩﴾

**20.** И за Менат, оној третиот, последниот?

وَمَنَوٰةَ الثَّالِثَةَ الْأُخْرَىٰ ﴿٢٠﴾

**21.** За вас ли машко а за Него, пак, женско?

أَلَكُمُ الذَّكَرُ وَلَهُ الْأُنثَىٰ ﴿٢١﴾

**22.** Поделбата таква, тогаш, е неисправна.

تِلۡكَ إِذٗا قِسۡمَةٞ ضِيزَىٰٓ ٢٢

**23.** Ете, тоа се имиња со кои ги именувате вие и предците ваши; за тоа Аллах не ви објави доказ; го следат само сомнежот и она што го пожелуваат душите. А од Господарот нивни, навистина, им дојде Патоказ!

إِنۡ هِيَ إِلَّآ أَسۡمَآءٞ سَمَّيۡتُمُوهَآ أَنتُمۡ وَءَابَآؤُكُم مَّآ أَنزَلَ
ٱللَّهُ بِهَا مِن سُلۡطَٰنٍۚ إِن يَتَّبِعُونَ إِلَّا ٱلظَّنَّ وَمَا تَهۡوَى
ٱلۡأَنفُسُۖ وَلَقَدۡ جَآءَهُم مِّن رَّبِّهِمُ ٱلۡهُدَىٰٓ ٢٣

**24.** Или: Ќе го има ли човекот она што ќе го посака?

أَمۡ لِلۡإِنسَٰنِ مَا تَمَنَّىٰ ٢٤

**25.** И Ахирет и овој свет ... та, Аллахови се!

فَلِلَّهِ ٱلۡأٓخِرَةُ وَٱلۡأُولَىٰ ٢٥

**26.** И колку има мелеки на небесата чие посредување не ќе им користи во ништо, освен, секако, со одобрението Аллахово, за оној за кој Он ќе посака и со кого Он е задоволен!

۞وَكَم مِّن مَّلَكٖ فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ لَا تُغۡنِي شَفَٰعَتُهُمۡ
شَيۡـًٔا إِلَّا مِنۢ بَعۡدِ أَن يَأۡذَنَ ٱللَّهُ لِمَن يَشَآءُ وَيَرۡضَىٰٓ ٢٦

**27.** Да, оние кои не веруваат во Ахирет мелеките ги именуваат со имиња женски,

إِنَّ ٱلَّذِينَ لَا يُؤۡمِنُونَ بِٱلۡأٓخِرَةِ لَيُسَمُّونَ ٱلۡمَلَٰٓئِكَةَ
تَسۡمِيَةَ ٱلۡأُنثَىٰ ٢٧

**28.** и за тоа не знаат ништо; го следат само сомнежот, а сомнежот во ништо не ѝ користи на вистината.

وَمَا لَهُم بِهِۦ مِنۡ عِلۡمٍۖ إِن يَتَّبِعُونَ إِلَّا ٱلظَّنَّۖ وَإِنَّ ٱلظَّنَّ
لَا يُغۡنِي مِنَ ٱلۡحَقِّ شَيۡـٔٗا ٢٨

**29.** Па, оддалечи се од оној кој ги сврти плеќите кон опомената Наша, и кој го посакува само животот на овој свет!

فَأَعۡرِضۡ عَن مَّن تَوَلَّىٰ عَن ذِكۡرِنَا وَلَمۡ يُرِدۡ إِلَّا ٱلۡحَيَوٰةَ
ٱلدُّنۡيَا ٢٩

**30.** Ете, тоа е последната граница на знаењето нивно. Да, Го-

ذَٰلِكَ مَبۡلَغُهُم مِّنَ ٱلۡعِلۡمِۚ إِنَّ رَبَّكَ هُوَ أَعۡلَمُ بِمَن ضَلَّ

сподарот твој е оној кој најдобро го знае оној кој скршнал во заблуда, од патот Негов, и Он најдобро го знае по Патоказот упатениот!

عَن سَبِيلِهِۦ وَهُوَ أَعْلَمُ بِمَنِ ٱهْتَدَىٰ ٣٠

**31.** Сè што е на небесата и на Земјата е - Аллахово! Он, навистина, ќе ги казни оние во чие работење зло нанесуваа и ќе ги награди, со награда убава, оние кои добро правеа.

وَلِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ لِيَجْزِىَ ٱلَّذِينَ
أَسَٰٓـُٔوا۟ بِمَا عَمِلُوا۟ وَيَجْزِىَ ٱلَّذِينَ أَحْسَنُوا۟ بِٱلْحُسْنَى ٣١

**32.** Оние кои ги избегнуваат гревовите големи и делата срамни, освен малите... Господарот твој, навистина, има прошка голема и Он најдобро ве знае: дури кога ве создаде од земја, и кога бевте зачеток во утробите на мајките ваши. Но, не бидете уверени дека се безгрешни душите ваши. Аллах најдобро ги знае оние кои се чуваат од гревови.

ٱلَّذِينَ يَجْتَنِبُونَ كَبَٰٓئِرَ ٱلْإِثْمِ وَٱلْفَوَٰحِشَ إِلَّا ٱللَّمَمَ ۚ
إِنَّ رَبَّكَ وَٰسِعُ ٱلْمَغْفِرَةِ ۚ هُوَ أَعْلَمُ بِكُمْ إِذْ أَنشَأَكُم
مِّنَ ٱلْأَرْضِ وَإِذْ أَنتُمْ أَجِنَّةٌ فِى بُطُونِ أُمَّهَٰتِكُمْ ۖ
فَلَا تُزَكُّوٓا۟ أَنفُسَكُمْ ۖ هُوَ أَعْلَمُ بِمَنِ ٱتَّقَىٰٓ ٣٢

**33.** Нели го виде оној кој ги сврте плеќите,

أَفَرَءَيْتَ ٱلَّذِى تَوَلَّىٰ ٣٣

**34.** подели малку и престана?

وَأَعْطَىٰ قَلِيلًا وَأَكْدَىٰٓ ٣٤

**35.** Тој ли ја знае Тајната, тој ли гледа?

أَعِندَهُۥ عِلْمُ ٱلْغَيْبِ فَهُوَ يَرَىٰٓ ٣٥

**36.** Или, пак, не беше известен за Страниците на Муса,

أَمْ لَمْ يُنَبَّأْ بِمَا فِى صُحُفِ مُوسَىٰ ٣٦

**37.** и за Ибрахим кој задачите ги извршуваше!

وَإِبْرَٰهِيمَ ٱلَّذِى وَفَّىٰٓ ٣٧

**38.** И не ќе ја понесеш тежината на бремето на другиот:

أَلَّا تَزِرُ وَازِرَةٌ وِزْرَ أُخْرَىٰ ٣٨

**39.** на човекот му припаѓа само она што настојува.

وَأَن لَّيْسَ لِلْإِنسَٰنِ إِلَّا مَا سَعَىٰ ٣٩

**40.** Да, настојувањето негово ќе го види,

وَأَنَّ سَعْيَهُۥ سَوْفَ يُرَىٰ ٤٠

**41.** потоа ќе се награди со награда соодветна!

ثُمَّ يُجْزَىٰهُ ٱلْجَزَآءَ ٱلْأَوْفَىٰ ٤١

**42.** Да, кон Господарот твој ќе заврши!

وَأَنَّ إِلَىٰ رَبِّكَ ٱلْمُنتَهَىٰ ٤٢

**43.** Да, Он ги насмевнува и Он ги расплакува!

وَأَنَّهُۥ هُوَ أَضْحَكَ وَأَبْكَىٰ ٤٣

**44.** Да, Он ги усмртува и Он ги оживува!

وَأَنَّهُۥ هُوَ أَمَاتَ وَأَحْيَا ٤٤

**45.** Да, Он создаде пар: машко и женско,

وَأَنَّهُۥ خَلَقَ ٱلزَّوْجَيْنِ ٱلذَّكَرَ وَٱلْأُنثَىٰ ٤٥

**46.** од семе кога ќе се закачи!

مِن نُّطْفَةٍ إِذَا تُمْنَىٰ ٤٦

**47.** Да, повторно ќе ги создаде!

وَأَنَّ عَلَيْهِ ٱلنَّشْأَةَ ٱلْأُخْرَىٰ ٤٧

**48.** Да, Он е Оној кој дава богатство и кој задоволува!

وَأَنَّهُۥ هُوَ أَغْنَىٰ وَأَقْنَىٰ ٤٨

**49.** Да, Он е Господарот на Ши’ра!

وَأَنَّهُۥ هُوَ رَبُّ ٱلشِّعْرَىٰ ٤٩

**50.** Да, Он го уништи Ад, одамнешен,

وَأَنَّهُۥٓ أَهْلَكَ عَادًا ٱلْأُولَىٰ ٥٠

**51.** и Семуд: од нив ништо не остана;

وَثَمُودَا۟ فَمَآ أَبْقَىٰ ٥١

**52.** и народот на Нух, порано. Да, оние беа најголеми зулумќари и силници!

وَقَوْمَ نُوحٍ مِّن قَبْلُ إِنَّهُمْ كَانُوا۟ هُمْ أَظْلَمَ وَأَطْغَىٰ ﴿٥٢﴾

**53.** И порушената населба ја испревртe,

وَٱلْمُؤْتَفِكَةَ أَهْوَىٰ ﴿٥٣﴾

**54.** и ја покри со она што ја покри.

فَغَشَّىٰهَا مَا غَشَّىٰ ﴿٥٤﴾

**55.** Во која благосостојба од Господарот твој се сомневаш?

فَبِأَىِّ ءَالَآءِ رَبِّكَ تَتَمَارَىٰ ﴿٥٥﴾

**56.** Овој е опоменувач меѓу опоменувачите одамнешни!

هَٰذَا نَذِيرٌ مِّنَ ٱلنُّذُرِ ٱلْأُولَىٰٓ ﴿٥٦﴾

**57.** Блиското се приближува;

أَزِفَتِ ٱلْءَازِفَةُ ﴿٥٧﴾

**58.** ова, освен Аллах никој не може да го открие!

لَيْسَ لَهَا مِن دُونِ ٱللَّهِ كَاشِفَةٌ ﴿٥٨﴾

**59.** За овој ли говор се вчудоневидувате,

أَفَمِنْ هَٰذَا ٱلْحَدِيثِ تَعْجَبُونَ ﴿٥٩﴾

**60.** се смеете а не плачете,

وَتَضْحَكُونَ وَلَا تَبْكُونَ ﴿٦٠﴾

**61.** со дигнати глави?

وَأَنتُمْ سَٰمِدُونَ ﴿٦١﴾

**62.** Па, паѓајте на сеџде пред Аллах и обожавајте Го!

فَٱسْجُدُوا۟ لِلَّهِ وَٱعْبُدُوا۟ ۩ ﴿٦٢﴾

## *ЕЛ-КАМЕР* (Месечина)LIV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Часот се приближува а Месечината се расцепува.

ٱقْتَرَبَتِ ٱلسَّاعَةُ وَٱنشَقَّ ٱلْقَمَرُ ﴿١﴾

**2.** А ако здогледаат знамение - рамнодушни се, и зборуваат: “Волшебништво постојано!”

وَإِن يَرَوْا۟ ءَايَةً يُعْرِضُوا۟ وَيَقُولُوا۟ سِحْرٌ مُّسْتَمِرٌّ ﴿٢﴾

**3.** И лажат и страстите свои ги следат, и секоја ствар е утврдена.

وَكَذَّبُوا۟ وَٱتَّبَعُوٓا۟ أَهْوَآءَهُمْ ۚ
وَكُلُّ أَمْرٍ مُّسْتَقِرٌّ ٣

**4.** Да, им дојдоа кажувања да ги одвратат:

وَلَقَدْ جَآءَهُم مِّنَ ٱلْأَنۢبَآءِ مَا فِيهِ
مُزْدَجَرٌ ٤

**5.** мудрост дофатна но, ете, опомената не вреди.

حِكْمَةٌۢ بَٰلِغَةٌ ۖ فَمَا تُغْنِ ٱلنُّذُرُ ٥

**6.** Па, сврти ги плеќите кон нив на Денот кога Он, повикувајќи, ќе повика кон нешто страшно.

فَتَوَلَّ عَنْهُمْ ۘ يَوْمَ يَدْعُ ٱلدَّاعِ إِلَىٰ شَىْءٍ
نُّكُرٍ ٦

**7.** Ќе се појават со соборени погледи од гробовите како да се скакулци расфрлени,

خُشَّعًا أَبْصَٰرُهُمْ يَخْرُجُونَ مِنَ ٱلْأَجْدَاثِ كَأَنَّهُمْ
جَرَادٌ مُّنتَشِرٌ ٧

**8.**брзајќи кон Оној кој ги вика, а неверниците ќе речат: “Ова е тежок Ден.”

مُّهْطِعِينَ إِلَى ٱلدَّاعِ ۖ يَقُولُ ٱلْكَٰفِرُونَ هَٰذَا يَوْمٌ عَسِرٌ ٨

**9.**А пред нив лажеше и народот на Нух, го сметаа за лажен робот Наш, и зборуваа: “Луд е!” И го оневозможуваа!

۞ كَذَّبَتْ قَبْلَهُمْ قَوْمُ نُوحٍ فَكَذَّبُوا۟ عَبْدَنَا
وَقَالُوا۟ مَجْنُونٌ وَٱزْدُجِرَ ٩

**10.** Па го повика Господарот свој: “Јас сум, навистина, победен; тогаш, помогни ми!”

فَدَعَا رَبَّهُۥٓ أَنِّى مَغْلُوبٌ فَٱنتَصِرْ ١٠

**11.** И тогаш Ние ги отворивме вратите небесни низ кои потече пороен дожд;

فَفَتَحْنَآ أَبْوَٰبَ ٱلسَّمَآءِ بِمَآءٍ مُّنْهَمِرٍ ١١

**12.** па, така, Ние дадовме да избијат извори и да се спои во-

وَفَجَّرْنَا ٱلْأَرْضَ عُيُونًا فَٱلْتَقَى ٱلْمَآءُ عَلَىٰٓ أَمْرٍ

дата како што беше со наредбата одредено;

قد قدر ١٢

**13.** и го префрливме на штици, со шајки заковани:

وحملناه على ذات ألواح ودسر ١٣

**14.** плови пред очите Наши; тоа е казна за оној кој не верува.

تجري بأعيننا جزاء لمن كان كفر ١٤

**15.** Да, тоа го оставивме да биде знамение: па, има ли некој кој го прифаќа?

ولقد تركناها آية فهل من مدكر ١٥

**16.** Каква беше, тогаш, казната Моја и опомената Моја?

فكيف كان عذابي ونذر ١٦

**17.** Да, Ние го олеснивме Кур’анот за опомена, па кој го прифаќа?!

ولقد يسرنا القرآن للذكر فهل من مدكر ١٧

**18.** Ад лажеше, па каква беше казната Моја и опомената Моја?!

كذبت عاد فكيف كان عذابي ونذر ١٨

**19.** И врз нив Ние испративме, во еден ден определен, ветар кој постојано мете:

إنا أرسلنا عليهم ريحا صرصرا في يوم نحس مستمر ١٩

**20.** луѓето ги носеше како да се гранки од урма скршени.

تنزع الناس كأنهم أعجاز نخل منقعر ٢٠

**21.** Па, каква беше казната Моја и опомената Моја?!

فكيف كان عذابي ونذر ٢١

**22.** Да, Кур’анот Ние го олеснивме за опомена, па кој го прифаќа?!

ولقد يسرنا القرآن للذكر فهل من مدكر ٢٢

**23.** И Семуд лажеше за опомените,

كذبت ثمود بالنذر ٢٣

**24.** па, зборуваа: “Човек ли да биде меѓу нас што ќе го следиме? Ние сме, тогаш, во беспаќе и лудило.

فَقَالُوٓا۟ أَبَشَرًا مِّنَّا وَٰحِدًا نَّتَّبِعُهُۥٓ إِنَّآ إِذًا لَّفِى ضَلَٰلٍ وَسُعُرٍ ٢٤

**25.** Нему ли меѓу нас му се достави Опомена? Но, не! Тој е лашко и злодеец!”

أَءُلْقِىَ ٱلذِّكْرُ عَلَيْهِ مِنۢ بَيْنِنَا بَلْ هُوَ كَذَّابٌ أَشِرٌ ٢٥

**26.** Ќе узнаат утре кој е лашко а кој е злодеец!

سَيَعْلَمُونَ غَدًا مَّنِ ٱلْكَذَّابُ ٱلْأَشِرُ ٢٦

**27.** Ние ќе им ја испратиме камилата како искушение нивно, а ти, почекај и стрпи се!

إِنَّا مُرْسِلُوا۟ ٱلنَّاقَةِ فِتْنَةً لَّهُمْ فَٱرْتَقِبْهُمْ وَٱصْطَبِرْ ٢٧

**28.** И извести ги дека водата, навистина, е поделена меѓу нив; секој ќе си пие по редоследот свој.

وَنَبِّئْهُمْ أَنَّ ٱلْمَآءَ قِسْمَةٌۢ بَيْنَهُمْ كُلُّ شِرْبٍ مُّحْتَضَرٌ ٢٨

**29.** Потоа тие ќе го повикаат другарот свој; овој ќе дојде и ќе ја пресече!

فَنَادَوْا۟ صَاحِبَهُمْ فَتَعَاطَىٰ فَعَقَرَ ٢٩

**30.** Па, каква беше казната Моја и опомената Моја?!

فَكَيْفَ كَانَ عَذَابِى وَنُذُرِ ٣٠

**31.** Да, Ние им испративме страшен глас и, ете, тие станаа како суво лисје на оној кој има плевна.

إِنَّآ أَرْسَلْنَا عَلَيْهِمْ صَيْحَةً وَٰحِدَةً فَكَانُوا۟ كَهَشِيمِ ٱلْمُحْتَظِرِ ٣١

**32.** Да, Кур’анот Ние го олеснивме за опомена, па кој го прифаќа!?

وَلَقَدْ يَسَّرْنَا ٱلْقُرْءَانَ لِلذِّكْرِ فَهَلْ مِن مُّدَّكِرٍ ٣٢

**33.** И народот на Лут ги сметаше за лажни опомените.

كَذَّبَتْ قَوْمُ لُوطٍۭ بِٱلنُّذُرِ ٣٣

**34.** Да, Ние им испративме виор со песок, но не и на семејството на Лут: ги спасивме при мугрите

إِنَّآ أَرۡسَلۡنَا عَلَيۡهِمۡ حَاصِبًا إِلَّآ ءَالَ لُوطٖۖ نَّجَّيۡنَٰهُم بِسَحَرٖ ٣٤

**35.** заради мудроста Наша. Ете, таква беше наградата за благодарните.

نِّعۡمَةٗ مِّنۡ عِندِنَاۚ كَذَٰلِكَ نَجۡزِي مَن شَكَرَ ٣٥

**36.** Да, Ние ги опоменавме со казната Наша, но се сомневаа во опомената!

وَلَقَدۡ أَنذَرَهُم بَطۡشَتَنَا فَتَمَارَوۡاْ بِٱلنُّذُرِ ٣٦

**37.** Да, тие ги бараа гостите негови, па затоа, Ние решивме да обневидат:“Па, вкусете ја казната Моја и опомената Моја!”

وَلَقَدۡ رَٰوَدُوهُ عَن ضَيۡفِهِۦ فَطَمَسۡنَآ أَعۡيُنَهُمۡ فَذُوقُواْ عَذَابِي وَنُذُرِ ٣٧

**38.** Да, изутрина ги погоди казната непрекидна.

وَلَقَدۡ صَبَّحَهُم بُكۡرَةً عَذَابٞ مُّسۡتَقِرّٞ ٣٨

**39.** “И вкусете ја казната Моја и опомената Моја!”

فَذُوقُواْ عَذَابِي وَنُذُرِ ٣٩

**40.** Па, го олеснивме Кур’анот за опомена, па кој го прифаќа!?

وَلَقَدۡ يَسَّرۡنَا ٱلۡقُرۡءَانَ لِلذِّكۡرِ فَهَلۡ مِن مُّدَّكِرٖ ٤٠

**41.** И на семејството фараоново му дојдоа опомените, сигурно!

وَلَقَدۡ جَآءَ ءَالَ فِرۡعَوۡنَ ٱلنُّذُرُ ٤١

**42.** Ги сметаа за лажни сите ајети Наши... па, затоа Ние ги казнивме со казната на Силниот и Моќниот.

كَذَّبُواْ بِـَٔايَٰتِنَا كُلِّهَا فَأَخَذۡنَٰهُمۡ أَخۡذَ عَزِيزٖ مُّقۡتَدِرٍ ٤٢

**43.** Неверниците ваши подобри ли се од оние? Или: Имате ли договор некаков во Зебур?

أَكُفَّارُكُمۡ خَيۡرٞ مِّنۡ أُوْلَٰٓئِكُمۡ أَمۡ لَكُم بَرَآءَةٞ فِي ٱلزُّبُرِ ٤٣

**44.** Или, пак, зборуваат: “Ние сме дружина победничка!”

أَمْ يَقُولُونَ نَحْنُ جَمِيعٌ مُّنتَصِرٌ ٤٤

**45.** Дружината, меѓутоа, ќе биде победена и тие ќе се вратат назад.

سَيُهْزَمُ ٱلْجَمْعُ وَيُوَلُّونَ ٱلدُّبُرَ ٤٥

**46.** Но Часот им е закажан, а тој е и потежок и пострашен!

بَلِ ٱلسَّاعَةُ مَوْعِدُهُمْ وَٱلسَّاعَةُ أَدْهَىٰ وَأَمَرُّ ٤٦

**47.** Да, силниците се во беспаќе и оган.

إِنَّ ٱلْمُجْرِمِينَ فِى ضَلَٰلٍ وَسُعُرٍ ٤٧

**48.** Денот во кој лицата нивни ќе бидат залепени со огнот: “Вкусете го огнот Секар!”

يَوْمَ يُسْحَبُونَ فِى ٱلنَّارِ عَلَىٰ وُجُوهِهِمْ ذُوقُوا۟
مَسَّ سَقَرَ ٤٨

**49.** Да, секоја ствар Ние ја создадовме урамнотежено.

إِنَّا كُلَّ شَىْءٍ خَلَقْنَٰهُ بِقَدَرٍ ٤٩

**50.** Наредбата Наша е само една. Како трепет на окото!

وَمَآ أَمْرُنَآ إِلَّا وَٰحِدَةٌ كَلَمْحٍۭ بِٱلْبَصَرِ ٥٠

**51.** Да, Ние ги уништивме оддeлувачите ваши! Па, кој ќе прифати?

وَلَقَدْ أَهْلَكْنَآ أَشْيَاعَكُمْ فَهَلْ
مِن مُّدَّكِرٍ ٥١

**52.** И сè што направија е во Зебур,

وَكُلُّ شَىْءٍ فَعَلُوهُ فِى ٱلزُّبُرِ ٥٢

**53.** и мало и големо е во редиците поредено.

وَكُلُّ صَغِيرٍ وَكَبِيرٍ مُّسْتَطَرٌ ٥٣

**54.** Да, богобојазливите ќе бидат во џеннетски бавчи и крај реки,

إِنَّ ٱلْمُتَّقِينَ فِى جَنَّٰتٍ وَنَهَرٍ ٥٤

**55.** на местото благородно, кај Владарот Моќен!

فِى مَقْعَدِ صِدْقٍ عِندَ مَلِيكٍ مُّقْتَدِرٍۭ ٥٥

## *ЕР-РАХМАН* (Милостивиот) LV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Милостивиот!

ٱلرَّحۡمَٰنُ ١

**2.** Кој го поучи со Кур’анот!

عَلَّمَ ٱلۡقُرۡءَانَ ٢

**3.** Он го создаде човекот!

خَلَقَ ٱلۡإِنسَٰنَ ٣

**4.** Он го поучи да објаснува!

عَلَّمَهُ ٱلۡبَيَانَ ٤

**5.** И Сонцето и Месечината одат по пресметаното!

ٱلشَّمۡسُ وَٱلۡقَمَرُ بِحُسۡبَانٖ ٥

**6.** И ѕвездите и стеблата паѓаат на сеџде.

وَٱلنَّجۡمُ وَٱلشَّجَرُ يَسۡجُدَانِ ٦

**7.** И Он небото го подигна и одреди рамнотежа.

وَٱلسَّمَآءَ رَفَعَهَا وَوَضَعَ ٱلۡمِيزَانَ ٧

**8.** Да не ја преминувате границата на правдата.

أَلَّا تَطۡغَوۡاْ فِي ٱلۡمِيزَانِ ٨

**9.** И мерете исправно и не откинувајте!

وَأَقِيمُواْ ٱلۡوَزۡنَ بِٱلۡقِسۡطِ
وَلَا تُخۡسِرُواْ ٱلۡمِيزَانَ ٩

**10.** И Он земјата ја растегна за битијата,

وَٱلۡأَرۡضَ وَضَعَهَا لِلۡأَنَامِ ١٠

**11.** и на неа има овошје и урми обвиткани,

فِيهَا فَٰكِهَةٞ وَٱلنَّخۡلُ ذَاتُ ٱلۡأَكۡمَامِ ١١

**12.** и жито со лисје и цвеќиња мириснi,

وَٱلۡحَبُّ ذُو ٱلۡعَصۡفِ وَٱلرَّيۡحَانُ ١٢

**13.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ١٣

**14.** Он го создаде човекот од стврднатата глина,

خَلَقَ ٱلْإِنسَٰنَ مِن صَلْصَٰلٍ كَٱلْفَخَّارِ ١٤

**15.** а џиновите ги создаде од пламен огнен,

وَخَلَقَ ٱلْجَآنَّ مِن مَّارِجٍ مِّن نَّارٍ ١٥

**16.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ١٦

**17.** Господарот на два истока и на два запада,

رَبُّ ٱلْمَشْرِقَيْنِ وَرَبُّ ٱلْمَغْرِبَيْنِ ١٧

**18.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ١٨

**19.** Ги оддели две мориња кои само се допираат:

مَرَجَ ٱلْبَحْرَيْنِ يَلْتَقِيَانِ ١٩

**20.** меѓу нив има Препрека, и не се мешаат,

بَيْنَهُمَا بَرْزَخٌ لَّا يَبْغِيَانِ ٢٠

**21.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٢١

**22.** Од нив излегуваат бисери и мерџан,

يَخْرُجُ مِنْهُمَا ٱللُّؤْلُؤُ وَٱلْمَرْجَانُ ٢٢

**23.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٢٣

**24.** Негови се и бродовите кои се издигаат во морето како брда,

وَلَهُ ٱلْجَوَارِ ٱلْمُنشَـَٔاتُ فِى ٱلْبَحْرِ كَٱلْأَعْلَٰمِ ٢٤

**25.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٢٥

**26.** И сè што е на земјата е - минливо;

كُلُّ مَنْ عَلَيْهَا فَانٍ ﴿٢٦﴾

**27.** останува само Господарот твој, Вишниот и Почитуваниот,

وَيَبْقَىٰ وَجْهُ رَبِّكَ ذُو الْجَلَالِ وَالْإِكْرَامِ ﴿٢٧﴾

**28.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٢٨﴾

**29.** И сè што е на небесата и на Земјата - Него го моли. И секој ден Он е спремен за сè,

يَسْأَلُهُ مَنْ فِي السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضِ ۚ كُلَّ يَوْمٍ هُوَ فِي شَأْنٍ ﴿٢٩﴾

**30.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٣٠﴾

**31.** Наскоро Ние ќе ве испразниме, о џинови и луѓе,

سَنَفْرُغُ لَكُمْ أَيُّهَ الثَّقَلَانِ ﴿٣١﴾

**32.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٣٢﴾

**33.** О дружино на џинови и луѓе, ако можете да ги преминете краиштата на небесата и на Земјата, преминете ги! Ќе ги преминете само со голема моќ,

يَا مَعْشَرَ الْجِنِّ وَالْإِنْسِ إِنِ اسْتَطَعْتُمْ أَنْ تَنْفُذُوا مِنْ أَقْطَارِ السَّمَاوَاتِ وَالْأَرْضِ فَانْفُذُوا ۚ لَا تَنْفُذُونَ إِلَّا بِسُلْطَانٍ ﴿٣٣﴾

**34.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٣٤﴾

**35.** Против вас ќе се испрати еден огнен пламен, и уште чад и не ќе можете да си помогнете,

يُرْسَلُ عَلَيْكُمَا شُوَاظٌ مِنْ نَارٍ وَنُحَاسٌ فَلَا تَنْتَصِرَانِ ﴿٣٥﴾

**36.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٣٦﴾

**37.** Па, кога небото ќе испука и кога ќе стане црвено како на оган спржен зејтин,

فَإِذَا انشَقَّتِ السَّمَاءُ فَكَانَتْ وَرْدَةً كَالدِّهَانِ ٣٧

**38.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٣٨

**39.** Тоа е Ден во кој луѓето и џиновите нема да бидат прашани за гревовите свои,

فَيَوْمَئِذٍ لَّا يُسْأَلُ عَن ذَنبِهِ إِنسٌ وَلَا جَانٌّ ٣٩

**40.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٤٠

**41.** Силниците ќе се познаваат по изгледот свој, па ќе бидат зграбени и за чела и за нозе,

يُعْرَفُ الْمُجْرِمُونَ بِسِيمَاهُمْ فَيُؤْخَذُ بِالنَّوَاصِي وَالْأَقْدَامِ ٤١

**42.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٤٢

**43.** Еве, ова е Џехеннемот кој го сметаа за лажен силниците!

هَٰذِهِ جَهَنَّمُ الَّتِي يُكَذِّبُ بِهَا الْمُجْرِمُونَ ٤٣

**44.** Меѓу него и водата што врие ќе се движат,

يَطُوفُونَ بَيْنَهَا وَبَيْنَ حَمِيمٍ آنٍ ٤٤

**45.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٤٥

**46.** А за оној што се плаши од стоењето пред Господарот свој ќе има две бавчи џеннетски,

وَلِمَنْ خَافَ مَقَامَ رَبِّهِ جَنَّتَانِ ٤٦

**47.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ آلَاءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٤٧

**48.** И двете со раскошни стебла преполни,

ذَوَاتَا أَفْنَانٍ ٤٨

**49.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٤٩﴾

**50.** Во тие две бавчи ќе има и извори два кои ќе течат,

فِيهِمَا عَيْنَانِ تَجْرِيَانِ ﴿٥٠﴾

**51.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٥١﴾

**52.** Во нив ќе има и овошје, од секое по два вида,

فِيهِمَا مِن كُلِّ فَٰكِهَةٍ زَوْجَانِ ﴿٥٢﴾

**53.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٥٣﴾

**54.** Ќе бидат наслонети на дивани чии прекривачи ќе бидат од кадифе, а бербата во нив ќе биде блиска,

مُتَّكِـِٔينَ عَلَىٰ فُرُشٍۭ بَطَآئِنُهَا مِنْ إِسْتَبْرَقٍ ۚ
وَجَنَى ٱلْجَنَّتَيْنِ دَانٍ ﴿٥٤﴾

**55.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٥٥﴾

**56.** Во нив ќе има и такви со соборени погледи што не ги допрел пред нив ни човек ни џин,

فِيهِنَّ قَٰصِرَٰتُ ٱلطَّرْفِ لَمْ يَطْمِثْهُنَّ إِنسٌ قَبْلَهُمْ
وَلَا جَآنٌّ ﴿٥٦﴾

**57.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٥٧﴾

**58.** Како да се бисер и мерџан,

كَأَنَّهُنَّ ٱلْيَاقُوتُ وَٱلْمَرْجَانُ ﴿٥٨﴾

**59.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٥٩﴾

**60.** Наградата за доброчинството е само доброчинството, зар не?

هَلْ جَزَآءُ ٱلْإِحْسَٰنِ إِلَّا ٱلْإِحْسَٰنُ ﴿٦٠﴾

**61.** Па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٦١﴾

**62.** Освен тие две бавчи ќе има за нив и две други,

وَمِن دُونِهِمَا جَنَّتَانِ ﴿٦٢﴾

**63.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٦٣﴾

**64.** Темнозелени ќе бидат,

مُدْهَآمَّتَانِ ﴿٦٤﴾

**65.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٦٥﴾

**66.** Во нив ќе има и два извора што прскаат,

فِيهِمَا عَيْنَانِ نَضَّاخَتَانِ ﴿٦٦﴾

**67.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٦٧﴾

**68.** Во нив има и овошје, и урми и шипки,

فِيهِمَا فَٰكِهَةٌ وَنَخْلٌ وَرُمَّانٌ ﴿٦٨﴾

**69.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٦٩﴾

**70.** Во нив ќе има и убавици, предобри и прелични,

فِيهِنَّ خَيْرَٰتٌ حِسَانٌ ﴿٧٠﴾

**71.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٧١﴾

**72.** Хурии, во шатори скриени,

حُورٌ مَّقْصُورَٰتٌ فِى ٱلْخِيَامِ ﴿٧٢﴾

**73.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٧٣﴾

**74.** Не ги допрел пред нив ни човек ни џин,

لَمْ يَطْمِثْهُنَّ إِنسٌ قَبْلَهُمْ وَلَا جَآنٌّ ﴿٧٤﴾

**75.** па, за која благосостојба на Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ﴿٧٥﴾

**76.** Ќе бидат потпрени на седишта: зелени, вчудоневидувачки, убави,

مُتَّكِـِٔينَ عَلَىٰ رَفۡرَفٍ خُضۡرٖ وَعَبۡقَرِيٍّ حِسَانٖ ٧٦

**77.** па, за која благосостојба за Господарот ваш лажете!?

فَبِأَيِّ ءَالَآءِ رَبِّكُمَا تُكَذِّبَانِ ٧٧

**78.** Нека е возвишен Господарот твој, Вишниот и Благородниот!

تَبَٰرَكَ ٱسۡمُ رَبِّكَ ذِي ٱلۡجَلَٰلِ وَٱلۡإِكۡرَامِ ٧٨

## *ЕЛ-ВАКИ'А* (Случка) LVI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Кога Случката ќе се случи,-

إِذَا وَقَعَتِ ٱلۡوَاقِعَةُ ١

**2.** за таа случка не може да се слаже,-

لَيۡسَ لِوَقۡعَتِهَا كَاذِبَةٌ ٢

**3.** таа ќе потцени и ќе воздигне!

خَافِضَةٞ رَّافِعَةٌ ٣

**4.** Кога земјата, тресејќи се, ќе се затресе, силно,

إِذَا رُجَّتِ ٱلۡأَرۡضُ رَجّٗا ٤

**5.** и кога брдата, кршејќи се во делови, ќе се скршат силно...

وَبُسَّتِ ٱلۡجِبَالُ بَسّٗا ٥

**6.** па, ќе станат прашина разнесена,

فَكَانَتۡ هَبَآءٗ مُّنۢبَثّٗا ٦

**7.** и ќе ве има три видови:

وَكُنتُمۡ أَزۡوَٰجٗا ثَلَٰثَةٗ ٧

**8.** - луѓе исправни, - а кои се тие луѓе исправни?

فَأَصۡحَٰبُ ٱلۡمَيۡمَنَةِ مَآ أَصۡحَٰبُ ٱلۡمَيۡمَنَةِ ٨

**9.** - луѓе неисправни, - а кои се тие луѓе неисправни?

وَأَصۡحَٰبُ ٱلۡمَشۡـَٔمَةِ مَآ أَصۡحَٰبُ ٱلۡمَشۡـَٔمَةِ ٩

**10.** - оние кои претходат, - а кои се тие кои претходат?

وَٱلسَّٰبِقُونَ ٱلسَّٰبِقُونَ ١٠

**11.** Ќе бидат до Господарот нивни блиски,

أُوْلَٰٓئِكَ ٱلْمُقَرَّبُونَ ١١

**12.** во бавчите џеннетски, прекрасни!

فِي جَنَّٰتِ ٱلنَّعِيمِ ١٢

**13.** Многумина од народите одамнешни,

ثُلَّةٞ مِّنَ ٱلْأَوَّلِينَ ١٣

**14.** а малкумина од народите недамнешни!

وَقَلِيلٞ مِّنَ ٱلْأٓخِرِينَ ١٤

**15.** На кревети едникондруги поставени,

عَلَىٰ سُرُرٖ مَّوْضُونَةٖ ١٥

**16.** и на дивани потпрени, едникондруги свртени!

مُّتَّكِـِٔينَ عَلَيْهَا مُتَقَٰبِلِينَ ١٦

**17.** Ќе ги служат вечно млади момчиња, одејќи од едендодруг,

يَطُوفُ عَلَيْهِمْ وِلْدَٰنٞ مُّخَلَّدُونَ ١٧

**18.** со чаши, и со ибрици и со пехари, со вода изворска,

بِأَكْوَابٖ وَأَبَارِيقَ وَكَأْسٖ مِّن مَّعِينٖ ١٨

**19.** од неа не ќе се оддалечат и не ќе се откажат.

لَّا يُصَدَّعُونَ عَنْهَا وَلَا يُنزِفُونَ ١٩

**20.** Ќе има и овошје од кое сами ќе си бираат,

وَفَٰكِهَةٖ مِّمَّا يَتَخَيَّرُونَ ٢٠

**21.** и месо птичје, од она што ќе го посакуваат,

وَلَحْمِ طَيْرٖ مِّمَّا يَشْتَهُونَ ٢١

**22.** и Хурии со очи крупни,

وَحُورٌ عِينٞ ٢٢

**23.** слични на бисер скриен -

كَأَمْثَٰلِ ٱللُّؤْلُوِ ٱلْمَكْنُونِ ٢٣

**24.** како награда за она што го работеа!

جَزَآءَۢ بِمَا كَانُواْ يَعۡمَلُونَ ٢٤

**25.** Во него не ќе се слушаат ни безработотици ни обвиненија,

لَا يَسۡمَعُونَ فِيهَا لَغۡوٗا وَلَا تَأۡثِيمًا ٢٥

**26.** само ќе се вели: “Селам! Селам! “

إِلَّا قِيلٗا سَلَٰمٗا سَلَٰمٗا ٢٦

**27.** И луѓе исправни, - а кои се тие луѓе исправни? -

وَأَصۡحَٰبُ ٱلۡيَمِينِ مَآ أَصۡحَٰبُ ٱلۡيَمِينِ ٢٧

**28.** ќе бидат меѓу градини со плодови изобилни, без трње,

فِي سِدۡرٖ مَّخۡضُودٖ ٢٨

**29.** и меѓу банани, со плодови поредени,

وَطَلۡحٖ مَّنضُودٖ ٢٩

**30.** и меѓу ладовини растегнати,

وَظِلّٖ مَّمۡدُودٖ ٣٠

**31.** и крај вода што тече;

وَمَآءٖ مَّسۡكُوبٖ ٣١

**32.** ќе има и овошје разновидно:

وَفَٰكِهَةٖ كَثِيرَةٖ ٣٢

**33.** ниту ќе престане ниту ќе се забрани,

لَّا مَقۡطُوعَةٖ وَلَا مَمۡنُوعَةٖ ٣٣

**34.** и на постели подигнати!

وَفُرُشٖ مَّرۡفُوعَةٍ ٣٤

**35.** Да, Ние хурии ќе создадеме одново!

إِنَّآ أَنشَأۡنَٰهُنَّ إِنشَآءٗ ٣٥

**36.** Па, Ние ќе одредиме да бидат девици,

فَجَعَلۡنَٰهُنَّ أَبۡكَارًا ٣٦

**37.** вљубени во мажите свои, со иста возраст,

عُرُبًا أَتۡرَابٗا ٣٧

**38.** за луѓето исправни:

لِّأَصۡحَٰبِ ٱلۡيَمِينِ ٣٨

**39.** ќе има многу меѓу народите дамнешни,

ثُلَّةٌ مِّنَ ٱلۡأَوَّلِينَ ﴿٣٩﴾

**40.** и многу меѓу народите недамнешни!

وَثُلَّةٌ مِّنَ ٱلۡأٓخِرِينَ ﴿٤٠﴾

**41.** А луѓето неисправни,- а кои се тие луѓе неисправни? -

وَأَصۡحَٰبُ ٱلشِّمَالِ مَآ أَصۡحَٰبُ ٱلشِّمَالِ ﴿٤١﴾

**42.** тие ќе бидат во оган пламенен и во вода што врие,

فِي سَمُومٖ وَحَمِيمٖ ﴿٤٢﴾

**43.** и во сенката на чадот жежок;

وَظِلّٖ مِّن يَحۡمُومٖ ﴿٤٣﴾

**44.** ќе нема ни лад ни доблест.

لَّا بَارِدٖ وَلَا كَرِيمٍ ﴿٤٤﴾

**45.** Овие беа пред тоа, навистина, расипници,

إِنَّهُمۡ كَانُواْ قَبۡلَ ذَٰلِكَ مُتۡرَفِينَ ﴿٤٥﴾

**46.** во големите гревови истрајни,

وَكَانُواْ يُصِرُّونَ عَلَى ٱلۡحِنثِ ٱلۡعَظِيمِ ﴿٤٦﴾

**47.** и зборуваа: “Кога ќе умреме и кога коски ќе станеме, тогаш ли, навистина, оживеани да бидеме?

وَكَانُواْ يَقُولُونَ أَئِذَا مِتۡنَا وَكُنَّا تُرَابٗا
وَعِظَٰمًا أَءِنَّا لَمَبۡعُوثُونَ ﴿٤٧﴾

**48.** И уште ли предците наши одамнешни?”

أَوَ ءَابَآؤُنَا ٱلۡأَوَّلُونَ ﴿٤٨﴾

**49.** Кажи: “Да, и одамнешните и недамнешните,

قُلۡ إِنَّ ٱلۡأَوَّلِينَ وَٱلۡأٓخِرِينَ ﴿٤٩﴾

**50.** ќе бидат збрани на одредено место и во Денот познат.”

لَمَجۡمُوعُونَ إِلَىٰ مِيقَٰتِ يَوۡمٖ مَّعۡلُومٖ ﴿٥٠﴾

**51.** Потоа, о вие, во заблуда скршнати, вие што лажете,

ثُمَّ إِنَّكُمۡ أَيُّهَا ٱلضَّآلُّونَ ٱلۡمُكَذِّبُونَ ﴿٥١﴾

**52.** ќе јадете од дрвото Зеккум,

لَآكِلُونَ مِن شَجَرٍ مِّن زَقُّومٍ ﴿٥٢﴾

**53.** и од него ќе ги полнете стомаците,

فَمَالِـُٔونَ مِنْهَا ٱلْبُطُونَ ﴿٥٣﴾

**54.** па, над тоа, вода што врие ќе пиете.

فَشَٰرِبُونَ عَلَيْهِ مِنَ ٱلْحَمِيمِ ﴿٥٤﴾

**55.** Тогаш ќе пиете како што пијат камилите жедни.

فَشَٰرِبُونَ شُرْبَ ٱلْهِيمِ ﴿٥٥﴾

**56.** Ова е честењето нивно на Денот суден!

هَٰذَا نُزُلُهُمْ يَوْمَ ٱلدِّينِ ﴿٥٦﴾

**57.** Ние ве создадовме... тогаш, зошто вие не признавате?

نَحْنُ خَلَقْنَٰكُمْ فَلَوْلَا تُصَدِّقُونَ ﴿٥٧﴾

**58.** Вие не го гледате семето што го фрлате,

أَفَرَءَيْتُم مَّا تُمْنُونَ ﴿٥٨﴾

**59.** или, пак, вие го создавате или, пак, Ние сме создатели?

ءَأَنتُمْ تَخْلُقُونَهُۥٓ أَمْ نَحْنُ ٱلْخَٰلِقُونَ ﴿٥٩﴾

**60.** Ние меѓу вас одредуваме смрт и никој не може да Нѐ претекне,

نَحْنُ قَدَّرْنَا بَيْنَكُمُ ٱلْمَوْتَ وَمَا نَحْنُ بِمَسْبُوقِينَ ﴿٦٠﴾

**61.** така што го менуваме изгледот ваш и ве обликуваме во она што не го знаете!

عَلَىٰٓ أَن نُّبَدِّلَ أَمْثَٰلَكُمْ وَنُنشِئَكُمْ فِى مَا لَا تَعْلَمُونَ ﴿٦١﴾

**62.** Познато ви е, секако, создавањето прво, па нема ли да се сетите?

وَلَقَدْ عَلِمْتُمُ ٱلنَّشْأَةَ ٱلْأُولَىٰ فَلَوْلَا تَذَكَّرُونَ ﴿٦٢﴾

**63.** Го видовте ли она што го посеавте?

أَفَرَءَيْتُم مَّا تَحْرُثُونَ ﴿٦٣﴾

**64.** Вие ли давате да никне или, пак, Ние даваме да никне?

ءَأَنتُمْ تَزْرَعُونَهُۥٓ أَمْ نَحْنُ ٱلزَّٰرِعُونَ ﴿٦٤﴾

**65.** Да посакавме ќе го здробевме, сигурно! И ќе останевте вчудоневидени.

لَوْ نَشَآءُ لَجَعَلْنَٰهُ حُطَٰمًا فَظَلْتُمْ تَفَكَّهُونَ ٦٥

**66.** Ќе речевте: “Да, оштетени сме!

إِنَّا لَمُغْرَمُونَ ٦٦

**67.** Не, ускратено ни е сè!”

بَلْ نَحْنُ مَحْرُومُونَ ٦٧

**68.** Ја гледате ли и водата што ја пиете?

أَفَرَءَيْتُمُ ٱلْمَآءَ ٱلَّذِى تَشْرَبُونَ ٦٨

**69.** Вие ли ја спуштате од облакот или, пак, Ние ја спуштаме?

ءَأَنتُمْ أَنزَلْتُمُوهُ مِنَ ٱلْمُزْنِ أَمْ نَحْنُ ٱلْمُنزِلُونَ ٦٩

**70.** Да посакаме можеме да дадеме да биде солена. Па, нема ли да се заблагодарите?

لَوْ نَشَآءُ جَعَلْنَٰهُ أُجَاجًا فَلَوْلَا تَشْكُرُونَ ٧٠

**71.** Го гледате ли огнот што го палите?

أَفَرَءَيْتُمُ ٱلنَّارَ ٱلَّتِى تُورُونَ ٧١

**72.** Вие ли го создадовте дрвото за него или, пак, Ние го создадовме?

ءَأَنتُمْ أَنشَأْتُمْ شَجَرَتَهَآ أَمْ نَحْنُ ٱلْمُنشِـُٔونَ ٧٢

**73.** Ние даваме да биде опомена и корист за патниците низ пустина.

نَحْنُ جَعَلْنَٰهَا تَذْكِرَةً وَمَتَٰعًا لِّلْمُقْوِينَ ٧٣

**74.** Па, слави Го со името Господарот твој Голем!

فَسَبِّحْ بِٱسْمِ رَبِّكَ ٱلْعَظِيمِ ٧٤

**75.** Но, не! Се колнам во заоѓањето на ѕвездите,

۞ فَلَآ أُقْسِمُ بِمَوَٰقِعِ ٱلنُّجُومِ ٧٥

**76.** дека тоа, навистина, е заклетва голема, е, кога би знаеле!

وَإِنَّهُۥ لَقَسَمٌ لَّوْ تَعْلَمُونَ عَظِيمٌ ٧٦

**77.** Да, тоа е Кур’ан благороден,

إِنَّهُۥ لَقُرۡءَانٞ كَرِيمٞ ٧٧

**78.** во Книгата сочуван!

فِي كِتَٰبٖ مَّكۡنُونٖ ٧٨

**79.** Го допираат само чистите;

لَّا يَمَسُّهُۥٓ إِلَّا ٱلۡمُطَهَّرُونَ ٧٩

**80.** тој е Објава од Господарот на световите!

تَنزِيلٞ مِّن رَّبِّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ٨٠

**81.** Овој ли Говор вие го потценувате?

أَفَبِهَٰذَا ٱلۡحَدِيثِ أَنتُم مُّدۡهِنُونَ ٨١

**82.** Тоа е ‘рск ваш што ви се дава а вие, пак, лажете.

وَتَجۡعَلُونَ رِزۡقَكُمۡ أَنَّكُمۡ تُكَذِّبُونَ ٨٢

**83.** А зошто вие, кога душата ќе застане во грлото,

فَلَوۡلَآ إِذَا بَلَغَتِ ٱلۡحُلۡقُومَ ٨٣

**84.** тогаш гледате?

وَأَنتُمۡ حِينَئِذٖ تَنظُرُونَ ٨٤

**85.** А Ние сме поблиску до него од вас, но вие не гледате!

وَنَحۡنُ أَقۡرَبُ إِلَيۡهِ مِنكُمۡ وَلَٰكِن لَّا تُبۡصِرُونَ ٨٥

**86.** Зошто, тогаш, ако не сакате да бидете казнети,

فَلَوۡلَآ إِن كُنتُمۡ غَيۡرَ مَدِينِينَ ٨٦

**87.** не ја вратите ако сте искрени?

تَرۡجِعُونَهَآ إِن كُنتُمۡ صَٰدِقِينَ ٨٧

**88.** А ако некој биде од блиските на Аллах:

فَأَمَّآ إِن كَانَ مِنَ ٱلۡمُقَرَّبِينَ ٨٨

**89.** за него ќе има и радост и цвеќе мирисно и бавчи ценнетски, благословени!

فَرَوۡحٞ وَرَيۡحَانٞ وَجَنَّتُ نَعِيمٖ ٨٩

**90.** А ако, пак, биде еден од срекните,

وَأَمَّآ إِن كَانَ مِنۡ أَصۡحَٰبِ ٱلۡيَمِينِ ٩٠

**91.** па, нека биде поздрав врз тебе од среќните!

فَسَلَٰمٌ لَّكَ مِنْ أَصْحَٰبِ ٱلْيَمِينِ ٩١

**92.** А ако, пак, биде еден од лашковците, во заблуда скршнатите,

وَأَمَّآ إِن كَانَ مِنَ ٱلْمُكَذِّبِينَ ٱلضَّآلِّينَ ٩٢

**93.** тогаш ќе биде дочекан со вода што врие,

فَنُزُلٌ مِّنْ حَمِيمٍ ٩٣

**94.** и со пржење во џехеннемот.

وَتَصْلِيَةُ جَحِيمٍ ٩٤

**95.** Да, ова е вистина доверлива!

إِنَّ هَٰذَا لَهُوَ حَقُّ ٱلْيَقِينِ ٩٥

**96.** И слави Го, тогаш, со името Господарот твој голем!

فَسَبِّحْ بِٱسْمِ رَبِّكَ ٱلْعَظِيمِ ٩٦

## *ЕЛ-ХАДИД* (Железо) LVII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** И сè што е на небесата и на Земјата го слави Аллаха. Он е Силен и Мудар!

سَبَّحَ لِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۖ
وَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ١

**2.** Власта и на небесата и на Земјата е - Негова! Он оживува и Он усмртува! Он е Кадар за сè!

لَهُۥ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۖ يُحْىِۦ وَيُمِيتُ ۖ
وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ٢

**3.** Он е и Прв и Последен! Видлив и Невидлив! Он знае сè!

هُوَ ٱلْأَوَّلُ وَٱلْءَاخِرُ وَٱلظَّٰهِرُ وَٱلْبَاطِنُ ۖ
وَهُوَ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمٌ ٣

**4.** Он е Оној кој ги создаде и небсата и Земјата за шест дена а потоа се утврди на Аршот. Он знае и што влегува во земјата и што излегува, што се спушта од небото и што се воздигнува кон него. И Он е со вас каде и да сте.

هُوَ ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ فِى سِتَّةِ أَيَّامٍ
ثُمَّ ٱسْتَوَىٰ عَلَى ٱلْعَرْشِ ۚ يَعْلَمُ مَا يَلِجُ فِى ٱلْأَرْضِ
وَمَا يَخْرُجُ مِنْهَا وَمَا يَنزِلُ مِنَ ٱلسَّمَآءِ وَمَا يَعْرُجُ فِيهَا ۖ
وَهُوَ مَعَكُمْ أَيْنَ مَا كُنتُمْ ۚ وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ٤

Аллах го гледа она што го работите!

**5.** Власта и на небесата и на Земјата е - Негова! И кон Аллах се враќаат нештата!

لَهُۥ مُلۡكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِۚ وَإِلَى ٱللَّهِ تُرۡجَعُ ٱلۡأُمُورُ ٥

**6.** Он ноќта ја вовлекува во денот а денот го вовлекува во ноќта. Он го знае она што е во градите!

يُولِجُ ٱلَّيۡلَ فِي ٱلنَّهَارِ وَيُولِجُ ٱلنَّهَارَ فِي ٱلَّيۡلِۚ وَهُوَ عَلِيمُۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ٦

**7.** Верувајте и во Аллах и во пејгамберот Негов и делете од она што ви го оставија да располагате со него. Па, оние кои веруваат меѓу вас и кои делат... ги чека награда голема!

ءَامِنُواْ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ وَأَنفِقُواْ مِمَّا جَعَلَكُم مُّسۡتَخۡلَفِينَ فِيهِۖ فَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ مِنكُمۡ وَأَنفَقُواْ لَهُمۡ أَجۡرٞ كَبِيرٞ ٧

**8.** Што ви е? Не верувате во Аллах, а пејгамберот ве повикува да верувате во Господарот ваш. Да, Он го прифати договорот ваш - само ако сте верници!

وَمَا لَكُمۡ لَا تُؤۡمِنُونَ بِٱللَّهِ وَٱلرَّسُولُ يَدۡعُوكُمۡ لِتُؤۡمِنُواْ بِرَبِّكُمۡ وَقَدۡ أَخَذَ مِيثَٰقَكُمۡ إِن كُنتُم مُّؤۡمِنِينَ ٨

**9.** Он е Оној кој му објавува на робот Свој ајети јасни за да ве изведе од темнината во светлина. Аллах, навистина, ви е Сочувствителен и Сомилосен!

هُوَ ٱلَّذِي يُنَزِّلُ عَلَىٰ عَبۡدِهِۦٓ ءَايَٰتِۭ بَيِّنَٰتٖ لِّيُخۡرِجَكُم مِّنَ ٱلظُّلُمَٰتِ إِلَى ٱلنُّورِۚ وَإِنَّ ٱللَّهَ بِكُمۡ لَرَءُوفٞ رَّحِيمٞ ٩

**10.** Што ви е? Зошто не делете на Аллаховиот пат? Миразот и на небесата и на Земјата е - Аллахов! Меѓу вас не се еднакви оние кои делеа пред победата и кои се бореа. Оние кои се бореа се на повисоки степени од оние кои делеа по тоа и кои се бореа. А и на едните и на другите Ал-

وَمَا لَكُمۡ أَلَّا تُنفِقُواْ فِي سَبِيلِ ٱللَّهِ وَلِلَّهِ مِيرَٰثُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلۡأَرۡضِۚ لَا يَسۡتَوِي مِنكُم مَّنۡ أَنفَقَ مِن قَبۡلِ ٱلۡفَتۡحِ وَقَٰتَلَۚ أُوْلَٰٓئِكَ أَعۡظَمُ دَرَجَةٗ مِّنَ ٱلَّذِينَ أَنفَقُواْ مِنۢ بَعۡدُ وَقَٰتَلُواْۚ وَكُلّٗا وَعَدَ ٱللَّهُ ٱلۡحُسۡنَىٰۚ وَٱللَّهُ بِمَا تَعۡمَلُونَ خَبِيرٞ ١٠

лах им вети награда. Аллах е Известен за она што го работите!

**11.** На оној што ќе му позајми на Аллах убав заем... па, Аллах ќе му удвои, и за него има награда благородна,

مَّن ذَا الَّذِي يُقْرِضُ اللَّهَ قَرْضًا حَسَنًا فَيُضَاعِفَهُ لَهُ
وَلَهُ أَجْرٌ كَرِيمٌ ﴿١١﴾

**12.** на Денот во кој верниците и верничките ќе ги видиш како светлината нивна поминува пред нив, од десната страна нивна: "Еве ви радосница: бавчи низ кои реки течат и во нив за навек ќе се остане. Ете, тоа е победа голема!"

يَوْمَ تَرَى الْمُؤْمِنِينَ وَالْمُؤْمِنَاتِ يَسْعَىٰ نُورُهُم بَيْنَ أَيْدِيهِمْ
وَبِأَيْمَانِهِم بُشْرَاكُمُ الْيَوْمَ جَنَّاتٌ تَجْرِي مِن تَحْتِهَا الْأَنْهَارُ
خَالِدِينَ فِيهَا ذَٰلِكَ هُوَ الْفَوْزُ الْعَظِيمُ ﴿١٢﴾

**13.** На Денот во кој дволичните, мажи и жени, ќе им зборуваат на верниците: "Почекајте нѐ, да позајмиме од светлината ваша!" Ќе им се рече: "Вратете се назад, па побарајте светлина!" Меѓу нив ќе биде поставен ѕид во кој ќе се наоѓа врата. Од внатрешната страна има милост, а од надворешната страна казна.

يَوْمَ يَقُولُ الْمُنَافِقُونَ وَالْمُنَافِقَاتُ لِلَّذِينَ آمَنُوا
انظُرُونَا نَقْتَبِسْ مِن نُّورِكُمْ قِيلَ ارْجِعُوا وَرَاءَكُمْ
فَالْتَمِسُوا نُورًا فَضُرِبَ بَيْنَهُم بِسُورٍ لَّهُ بَابٌ بَاطِنُهُ فِيهِ
الرَّحْمَةُ وَظَاهِرُهُ مِن قِبَلِهِ الْعَذَابُ ﴿١٣﴾

**14.** Ќе ги повикаат: "Не бевме ли со вас?" Ќе речат: "Да!" Но, вие самите се сплеткавте, очекувавте, се двоумевте, и по желбите ваши ве заведоа сѐ додека не дојде наредбата Аллахова. Заводникот ве заведе од Аллах!

يُنَادُونَهُمْ أَلَمْ نَكُن مَّعَكُمْ قَالُوا بَلَىٰ وَلَٰكِنَّكُمْ فَتَنتُمْ
أَنفُسَكُمْ وَتَرَبَّصْتُمْ وَارْتَبْتُمْ وَغَرَّتْكُمُ الْأَمَانِيُّ
حَتَّىٰ جَاءَ أَمْرُ اللَّهِ وَغَرَّكُم بِاللَّهِ الْغَرُورُ ﴿١٤﴾

**15.** Па, денес од вас не ќе се земе откупнина, а и од оние кои не веруваа. Огнот е престојувалиштето ваше и засолништето ваше. Е, само колку е лошо тоа свратилиште!

فَٱلۡيَوۡمَ لَا يُؤۡخَذُ مِنكُمۡ فِدۡيَةٞ وَلَا مِنَ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْۚ
مَأۡوَىٰكُمُ ٱلنَّارُۖ هِيَ مَوۡلَىٰكُمۡۖ وَبِئۡسَ ٱلۡمَصِيرُ ١٥

**16.** Не дојде ли мигот за оние кои веруваат срцата да им смекнат, да се уплашат кога ќе се спомене Аллах, и вистината што им се објавува, и да не бидат како оние порано со дадената им Книга... па, времето им се оддалечи а срцата им станаа тврди. Мнозинството од нив се расипани!

۞أَلَمۡ يَأۡنِ لِلَّذِينَ ءَامَنُوٓاْ أَن تَخۡشَعَ قُلُوبُهُمۡ لِذِكۡرِ
ٱللَّهِ وَمَا نَزَلَ مِنَ ٱلۡحَقِّ وَلَا يَكُونُواْ كَٱلَّذِينَ أُوتُواْ
ٱلۡكِتَٰبَ مِن قَبۡلُ فَطَالَ عَلَيۡهِمُ ٱلۡأَمَدُ فَقَسَتۡ
قُلُوبُهُمۡۖ وَكَثِيرٞ مِّنۡهُمۡ فَٰسِقُونَ ١٦

**17.** Знајте дека Аллах, навистина, ја оживува земјата по мртвилото нејзино! Веќе ви ги објаснивме ајетите за да се вразумите!

ٱعۡلَمُوٓاْ أَنَّ ٱللَّهَ يُحۡيِ ٱلۡأَرۡضَ بَعۡدَ مَوۡتِهَاۚ قَدۡ بَيَّنَّا
لَكُمُ ٱلۡأٓيَٰتِ لَعَلَّكُمۡ تَعۡقِلُونَ ١٧

**18.** Оние кои, навистина, даваат садака, мажи и жени, му даваат на Аллах добар заем. Он ним ќе им удвои и за нив има награда благородна!

إِنَّ ٱلۡمُصَّدِّقِينَ وَٱلۡمُصَّدِّقَٰتِ وَأَقۡرَضُواْ ٱللَّهَ قَرۡضًا
حَسَنٗا يُضَٰعَفُ لَهُمۡ وَلَهُمۡ أَجۡرٞ كَرِيمٞ ١٨

**19.** А оние кои веруваат во Аллах и во пејгамберот Негов - тоа се, токму, искрените; шехидите кај Господарот нивни ќе имаат награда своја и светлина своја. А оние кои не веруваат и кои ги сметаат за лажни ајетите Наши... тоа се жителите џехенемски!

وَٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ بِٱللَّهِ وَرُسُلِهِۦٓ أُوْلَٰٓئِكَ هُمُ ٱلصِّدِّيقُونَۖ
وَٱلشُّهَدَآءُ عِندَ رَبِّهِمۡ لَهُمۡ أَجۡرُهُمۡ وَنُورُهُمۡۖ
وَٱلَّذِينَ كَفَرُواْ وَكَذَّبُواْ بِـَٔايَٰتِنَآ أُوْلَٰٓئِكَ
أَصۡحَٰبُ ٱلۡجَحِيمِ ١٩

**20.** Знајте дека животот на овој свет, навистина, е игра и забава, и украс и горделивост меѓу вас, и натпреварување и во имотот и во децата, како дожд што ќе ги вчудоневиди земјоделците со растенијата што ќе никнат од него кои, потоа, ќе се осушат па ќе ги видиш пожолтени, а потоа ќе ги видиш како се ронат. А на Ахирет има казна жешка, и прошка и задоволство Аллахово. Животот на овој свет е само уживање кое заведува.

ٱعْلَمُوٓاْ أَنَّمَا ٱلْحَيَوٰةُ ٱلدُّنْيَا لَعِبٌ وَلَهْوٌ وَزِينَةٌ
وَتَفَاخُرُۢ بَيْنَكُمْ وَتَكَاثُرٌ فِى ٱلْأَمْوَٰلِ وَٱلْأَوْلَٰدِ
كَمَثَلِ غَيْثٍ أَعْجَبَ ٱلْكُفَّارَ نَبَاتُهُۥ ثُمَّ يَهِيجُ فَتَرَىٰهُ
مُصْفَرًّا ثُمَّ يَكُونُ حُطَٰمًا وَفِى ٱلْءَاخِرَةِ عَذَابٌ شَدِيدٌ
وَمَغْفِرَةٌ مِّنَ ٱللَّهِ وَرِضْوَٰنٌ وَمَا ٱلْحَيَوٰةُ ٱلدُّنْيَآ
إِلَّا مَتَٰعُ ٱلْغُرُورِ ﴿٢٠﴾

**21.** Претходете еднинадруги во барање прошка од Господарот ваш, и во барање на Џеннетот кој се простира колку што се простираат небесата и Земјата. Подготвен е за оние кои веруваат во Аллах и во пејгамберот Негов. Ете, тоа е добрината Аллахова која ја дава кому сака. Поседник на добрината голема!

سَابِقُوٓاْ إِلَىٰ مَغْفِرَةٍ مِّن رَّبِّكُمْ وَجَنَّةٍ عَرْضُهَا
كَعَرْضِ ٱلسَّمَآءِ وَٱلْأَرْضِ أُعِدَّتْ لِلَّذِينَ
ءَامَنُواْ بِٱللَّهِ وَرُسُلِهِۦ ذَٰلِكَ فَضْلُ ٱللَّهِ يُؤْتِيهِ
مَن يَشَآءُ وَٱللَّهُ ذُو ٱلْفَضْلِ ٱلْعَظِيمِ ﴿٢١﴾

**22.** И секоја неволја што ќе се случи на земјата и меѓу вас е внесена во Книгата, од порано, од Нас создадена, што, за Аллах, навистина, е лесно,

مَآ أَصَابَ مِن مُّصِيبَةٍ فِى ٱلْأَرْضِ وَلَا فِىٓ أَنفُسِكُمْ
إِلَّا فِى كِتَٰبٍ مِّن قَبْلِ أَن نَّبْرَأَهَآ
إِنَّ ذَٰلِكَ عَلَى ٱللَّهِ يَسِيرٌ ﴿٢٢﴾

**23.** за да не се жалостите за она што не можете да го избегнете и да не се радувате многу за она што Он ви го дава. А Аллах не го љуби оној кој се фали и кој се гордее,

لِّكَيْلَا تَأْسَوْاْ عَلَىٰ مَا فَاتَكُمْ وَلَا تَفْرَحُواْ بِمَآ
ءَاتَىٰكُمْ وَٱللَّهُ لَا يُحِبُّ كُلَّ مُخْتَالٍ فَخُورٍ ﴿٢٣﴾

**24.** и оние кои шкржават, и кои им наредуваат на луѓето скришно, и кои ги вртат плеќите... па, Аллах, навистина, е Богат и за благодарност Достоен!

ٱلَّذِينَ يَبْخَلُونَ وَيَأْمُرُونَ ٱلنَّاسَ بِٱلْبُخْلِ ۗ
وَمَن يَتَوَلَّ فَإِنَّ ٱللَّهَ هُوَ ٱلْغَنِيُّ ٱلْحَمِيدُ ﴿٢٤﴾

**25.** Ние ги испративме пејгамберите Наши, навистина, со јасноти и преку нив објавивме Книга и Мизан за луѓето да се однесуваат праведно. А и железото го создадовме во кое има голема сила и корист за луѓето. И за да се знае кај Аллах кој Го помага Него и пејгамберите Негови во тајност. Аллах, навистина, е Јак и Силен!

لَقَدْ أَرْسَلْنَا رُسُلَنَا بِٱلْبَيِّنَٰتِ وَأَنزَلْنَا مَعَهُمُ
ٱلْكِتَٰبَ وَٱلْمِيزَانَ لِيَقُومَ ٱلنَّاسُ بِٱلْقِسْطِ ۖ
وَأَنزَلْنَا ٱلْحَدِيدَ فِيهِ بَأْسٌ شَدِيدٌ وَمَنَٰفِعُ
لِلنَّاسِ وَلِيَعْلَمَ ٱللَّهُ مَن يَنصُرُهُۥ وَرُسُلَهُۥ
بِٱلْغَيْبِ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ قَوِىٌّ عَزِيزٌ ﴿٢٥﴾

**26.** Да, и Ибрахим и Нух Ние ги испративме, а меѓу потомството нивно одредивме и пратеништво и Книга: некои од нив беа упатени, а мнозинството меѓу нив се расипани!

وَلَقَدْ أَرْسَلْنَا نُوحًا وَإِبْرَٰهِيمَ وَجَعَلْنَا فِى ذُرِّيَّتِهِمَا
ٱلنُّبُوَّةَ وَٱلْكِتَٰبَ ۖ فَمِنْهُم مُّهْتَدٍ ۖ
وَكَثِيرٌ مِّنْهُمْ فَٰسِقُونَ ﴿٢٦﴾

**27.** Потоа Ние по трагите нивни испраќавме пејгамбери Наши; го испративме и Иса, синот на Мерјем, и му дадовме Инџил, а во срцата на оние кои го следеа, внесовме и доблест и милост а монаштвото самите го создадоа. И сѐ што Ние им пропишавме е само желба за задоволството Аллахово. Но, тие за него не водат грижа вистинска. А на оние кои веруваа ќе им ја дадеме наградата нивна, а мнозинството беа расипани!

ثُمَّ قَفَّيْنَا عَلَىٰٓ ءَاثَٰرِهِم بِرُسُلِنَا وَقَفَّيْنَا
بِعِيسَى ٱبْنِ مَرْيَمَ وَءَاتَيْنَٰهُ ٱلْإِنجِيلَ
وَجَعَلْنَا فِى قُلُوبِ ٱلَّذِينَ ٱتَّبَعُوهُ رَأْفَةً
وَرَحْمَةً وَرَهْبَانِيَّةً ٱبْتَدَعُوهَا مَا كَتَبْنَٰهَا عَلَيْهِمْ
إِلَّا ٱبْتِغَآءَ رِضْوَٰنِ ٱللَّهِ فَمَا رَعَوْهَا حَقَّ رِعَايَتِهَا ۖ
فَـَٔاتَيْنَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ مِنْهُمْ أَجْرَهُمْ ۖ
وَكَثِيرٌ مِّنْهُمْ فَٰسِقُونَ ﴿٢٧﴾

**28.** О верници, плашете се од Аллах и верувајте во пејгамберот Негов: Он ќе ви даде од милоста Своја две награди, и ќе ви одреди светлина по која ќе одите, и ќе ви прости. Аллах е Простувач и Сомилосен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَءَامِنُوا۟ بِرَسُولِهِۦ
يُؤْتِكُمْ كِفْلَيْنِ مِن رَّحْمَتِهِۦ وَيَجْعَل لَّكُمْ نُورًا
تَمْشُونَ بِهِۦ وَيَغْفِرْ لَكُمْ ۚ وَٱللَّهُ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿٢٨﴾

**29.** А Следбениците на Книгата нека знаат дека ништо не можат да постигнат од добрината Аллахова, и дека добрината е во рацете Аллахови, и Он ја дава кому сака. А Аллах е Поседник на добрината голема!

لِّئَلَّا يَعْلَمَ أَهْلُ ٱلْكِتَٰبِ أَلَّا يَقْدِرُونَ
عَلَىٰ شَىْءٍ مِّن فَضْلِ ٱللَّهِ ۙ وَأَنَّ ٱلْفَضْلَ بِيَدِ ٱللَّهِ
يُؤْتِيهِ مَن يَشَآءُ ۚ وَٱللَّهُ ذُو ٱلْفَضْلِ ٱلْعَظِيمِ ﴿٢٩﴾

## *ЕЛ-МУЏАДЕЛЕ* (Расправа)
## LVIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Аллах, секако, го слушна зборот на таа која расправаше со тебе за мажот нејзин и која се жалеше на Аллах. Аллах ја слушна расправата ваша. Аллах, навистина, е Слушач и Гледач!

قَدْ سَمِعَ ٱللَّهُ قَوْلَ ٱلَّتِى تُجَٰدِلُكَ فِى زَوْجِهَا وَتَشْتَكِىٓ
إِلَى ٱللَّهِ وَٱللَّهُ يَسْمَعُ تَحَاوُرَكُمَآ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ
سَمِيعٌۢ بَصِيرٌ ﴿١﴾

**2.** Оние меѓу вас кои ќе прават зихар на жените свои, тие не им се мајките нивни, а мајките нивни се само оние кои ги родија... зборуваат, секако, тешки зборови. А Аллах, навистина, е Помилувач и Простувач!

ٱلَّذِينَ يُظَٰهِرُونَ مِنكُم مِّن نِّسَآئِهِم مَّا هُنَّ
أُمَّهَٰتِهِمْ ۖ إِنْ أُمَّهَٰتُهُمْ إِلَّا ٱلَّٰٓـِٔى وَلَدْنَهُمْ ۚ
وَإِنَّهُمْ لَيَقُولُونَ مُنكَرًا مِّنَ ٱلْقَوْلِ وَزُورًا ۚ
وَإِنَّ ٱللَّهَ لَعَفُوٌّ غَفُورٌ ﴿٢﴾

**3.** А оние кои прават зихар кон жените свои, а потоа ќе се вратат кон она што го рекоа, треба да ослободат роб пред да се состанат со нив. Ете, тоа ви се

وَٱلَّذِينَ يُظَٰهِرُونَ مِن نِّسَآئِهِمْ ثُمَّ يَعُودُونَ لِمَا قَالُوا۟
فَتَحْرِيرُ رَقَبَةٍ مِّن قَبْلِ أَن يَتَمَآسَّا ۚ ذَٰلِكُمْ تُوعَظُونَ
بِهِۦ ۚ وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ خَبِيرٌ ﴿٣﴾

советува. Аллах е Известен за она што го работите!

4. А оној кој не ќе може, па нека пости два месеца еден-задруг пред да се состанат. А ако тоа некој не може, нека нахрани шеесет сиромаси. Ете, тоа за да верувате во Аллах и во Пејгамберот Негов. Ете, тоа се границите Аллахови. А за неверниците, пак, има казна болна!

فَمَن لَّمْ يَجِدْ فَصِيَامُ شَهْرَيْنِ مُتَتَابِعَيْنِ مِن قَبْلِ
أَن يَتَمَآسَّا فَمَن لَّمْ يَسْتَطِعْ فَإِطْعَامُ سِتِّينَ مِسْكِينًا
ذَٰلِكَ لِتُؤْمِنُوا۟ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ وَتِلْكَ حُدُودُ ٱللَّهِ
وَلِلْكَٰفِرِينَ عَذَابٌ أَلِيمٌ ٤

5. Оние кои му се спротиставуваат на Аллах и на Пејгамберот Негов ќе бидат осрамотени како што се осрамотени оние пред нив. Ние објавивме, секако, ајети јасни. А за неверниците има, пак, срамна казна!

إِنَّ ٱلَّذِينَ يُحَآدُّونَ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ كُبِتُوا۟ كَمَا كُبِتَ ٱلَّذِينَ
مِن قَبْلِهِمْ وَقَدْ أَنزَلْنَآ ءَايَٰتٍۭ بَيِّنَٰتٍ وَلِلْكَٰفِرِينَ
عَذَابٌ مُّهِينٌ ٥

6. На Денот во кој Аллах ќе ги збере сите па ќе ги извести за она што го работеа. Аллах тоа го преброи и тие тоа го заборавија. Аллах, секако, е Сведок за сè!

يَوْمَ يَبْعَثُهُمُ ٱللَّهُ جَمِيعًا فَيُنَبِّئُهُم بِمَا عَمِلُوٓا۟
أَحْصَىٰهُ ٱللَّهُ وَنَسُوهُ وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ
شَهِيدٌ ٦

7. Не виде ли дека Аллах, навистина, го знае сè она што е на небесата и на Земјата? Нема доверлив состанок меѓу тројца а Он да не е четвртиот; нема ни меѓу петмина а Он да не е шестиот; ниту помалку ниту повеќе од тоа, а Он да не е со нив и каде било да се! Потоа ќе ги извести за она што го работеа

أَلَمْ تَرَ أَنَّ ٱللَّهَ يَعْلَمُ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ
مَا يَكُونُ مِن نَّجْوَىٰ ثَلَٰثَةٍ إِلَّا هُوَ رَابِعُهُمْ
وَلَا خَمْسَةٍ إِلَّا هُوَ سَادِسُهُمْ وَلَآ أَدْنَىٰ مِن ذَٰلِكَ
وَلَآ أَكْثَرَ إِلَّا هُوَ مَعَهُمْ أَيْنَ مَا كَانُوا۟ ثُمَّ يُنَبِّئُهُم
بِمَا عَمِلُوا۟ يَوْمَ ٱلْقِيَٰمَةِ إِنَّ ٱللَّهَ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمٌ ٧

на Денот суден. Аллах, навистина, знае сѐ!

**8.** Не ги виде ли оние на кои им се забрануваше да се состануваат тајно, потоа се вратија кон она што им беше забрането; се состануваат тајно заради грев и непријателство и непослушност кон пејгамберот. И кога ти доаѓаат ти упатуваат поздрав онака како што Аллах не те поздрави, а во себеси си зборуваат: “Па, Аллах не не казнува за она што го зборуваме!” Џехеннемот, во кој ќе бидат фрлени, е доста за нив! Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

ألم تر إلى الذين نهوا عن النجوى ثم يعودون لما نهوا
عنه ويتنجون بالإثم والعدون ومعصيت
الرسول وإذا جاءوك حيوك بما لم يحيك به الله
ويقولون في أنفسهم لولا يعذبنا الله بما نقول
حسبهم جهنم يصلونها فبئس المصير ٨

**9.** О верници, кога ќе се состанувате не состанувајте се тајно за грев, и непријателство и непослушност на пејгамберот, туку состанувајте се за доброчинство и богобојазливост. Плашете се од Аллах кај кого, токму, ќе се зберете!

يأيها الذين ءامنوا إذا تنجيتم فلا تتنجوا بالإثم
والعدون ومعصيت الرسول وتنجوا بالبر والتقوى
واتقوا الله الذي إليه تحشرون ٩

**10.** Состанувањето тајно, навистина, е една од шејтанските работи: само да се вознемират оние кои веруваат. Тоа во ништо не ќе им наштети, освен со одобрението Аллахово. Па, врз Аллах нека се потпираат верниците!

إنما النجوى من الشيطن ليحزن الذين ءامنوا
وليس بضارهم شيئا إلا بإذن الله وعلى الله
فليتوكل المؤمنون ١٠

**11.** О верници, кога ќе ви се рече: “Направете места, таму

يأيها الذين ءامنوا إذا قيل لكم تفسحوا

каде што се држат состаноци, на другите... та, и вам Аллах ќе ви пушти место!” А ако се рече: “Станете па, станете! Аллах ќе ги воздигне меѓу вас оние кои веруваат и на оние на кои им е дадено знаење, кои се на повисоки степени. Аллах, навистина, е Известен за она што го работите!

فِي الْمَجَالِسِ فَافْسَحُوا يَفْسَحِ اللَّهُ لَكُمْ
وَإِذَا قِيلَ انشُزُوا فَانشُزُوا يَرْفَعِ اللَّهُ الَّذِينَ
آمَنُوا مِنكُمْ وَالَّذِينَ أُوتُوا الْعِلْمَ دَرَجَاتٍ
وَاللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ خَبِيرٌ ﴿١١﴾

**12.** О верници, кога ќе се состанете со пејгамберот, поделете садака пред да се состанете со него. Ете,тоа, секако, е подобро и почисто за вас! А ако, пак, немате... па, Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

يَا أَيُّهَا الَّذِينَ آمَنُوا إِذَا نَاجَيْتُمُ الرَّسُولَ فَقَدِّمُوا بَيْنَ يَدَيْ
نَجْوَاكُمْ صَدَقَةً ذَٰلِكَ خَيْرٌ لَّكُمْ وَأَطْهَرُ فَإِن لَّمْ تَجِدُوا
فَإِنَّ اللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿١٢﴾

**13.** Се плашите ли, пред состанувањето со него, да дадете садака? Па, ако тоа не го направите, а Аллах ви прости, тогаш, намаз извршувајте и зекат давајте и бидете послушни и на Аллах и на пејгамберот Негов. Аллах е Известен за она што го работите!

أَأَشْفَقْتُمْ أَن تُقَدِّمُوا بَيْنَ يَدَيْ نَجْوَاكُمْ صَدَقَاتٍ
فَإِذْ لَمْ تَفْعَلُوا وَتَابَ اللَّهُ عَلَيْكُمْ فَأَقِيمُوا الصَّلَاةَ
وَآتُوا الزَّكَاةَ وَأَطِيعُوا اللَّهَ وَرَسُولَهُ وَاللَّهُ
خَبِيرٌ بِمَا تَعْمَلُونَ ﴿١٣﴾

**14.** Не ги виде ли оние кои се сprijателија со народот, а на кој Аллах се налути? Оние не се ваши а не се и нивни. А се колнат за лагата, знаејќи!

۞ أَلَمْ تَرَ إِلَى الَّذِينَ تَوَلَّوْا قَوْمًا غَضِبَ اللَّهُ عَلَيْهِم
مَّا هُم مِّنكُمْ وَلَا مِنْهُمْ وَيَحْلِفُونَ عَلَى الْكَذِبِ
وَهُمْ يَعْلَمُونَ ﴿١٤﴾

**15.** Аллах им подготви жешка казна. Е, само колку е лошо она што го работеа!

أَعَدَّ اللَّهُ لَهُمْ عَذَابًا شَدِيدًا إِنَّهُمْ سَاءَ مَا كَانُوا
يَعْمَلُونَ ﴿١٥﴾

**16.** Ги земаат заклетвите свои како штит, па така, одвраќаат од Аллаховиот пат. И за нив има казна срамна.

اتَّخَذُوٓا۟ أَيْمَـٰنَهُمْ جُنَّةً فَصَدُّوا۟ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ فَلَهُمْ
عَذَابٌ مُّهِينٌ ١٦

**17.** Не ќе им користат ни имотите нивни, ни децата нивни, кај Аллах, во ништо. Оние се жители на огнот, и во него за навек ќе останат!

لَّن تُغْنِىَ عَنْهُمْ أَمْوَٰلُهُمْ وَلَآ أَوْلَـٰدُهُم مِّنَ ٱللَّهِ
شَيْـًٔا ۚ أُو۟لَـٰٓئِكَ أَصْحَـٰبُ ٱلنَّارِ ۖ هُمْ فِيهَا خَـٰلِدُونَ ١٧

**18.** На Денот кога Аллах сите ќе ги оживи: ќе се колнат во Него како вам што ви се колнат, сметајќи дека тоа ќе им користи во нешто. Не, лашковци се, навистина!

يَوْمَ يَبْعَثُهُمُ ٱللَّهُ جَمِيعًا فَيَحْلِفُونَ لَهُۥ كَمَا يَحْلِفُونَ لَكُمْ ۖ
وَيَحْسَبُونَ أَنَّهُمْ عَلَىٰ شَىْءٍ ۚ أَلَآ إِنَّهُمْ هُمُ ٱلْكَـٰذِبُونَ ١٨

**19.** Шејтанот изнајде начин како да ги совлада, па така, ги натера да го заборават спомену- вањето на Аллах. Тие се странка на Шејтанот. Да, странката на Шејтанот е онаа која губи.

ٱسْتَحْوَذَ عَلَيْهِمُ ٱلشَّيْطَـٰنُ فَأَنسَىٰهُمْ ذِكْرَ ٱللَّهِ ۚ أُو۟لَـٰٓئِكَ
حِزْبُ ٱلشَّيْطَـٰنِ ۚ أَلَآ إِنَّ حِزْبَ ٱلشَّيْطَـٰنِ هُمُ
ٱلْخَـٰسِرُونَ ١٩

**20.** Оние кои, навистина, Му се спротиставуваат на Аллах и на пејгамберот Негов... тие ќе бидат, токму, најпонижените!

إِنَّ ٱلَّذِينَ يُحَآدُّونَ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥٓ أُو۟لَـٰٓئِكَ
فِى ٱلْأَذَلِّينَ ٢٠

**21.** Аллах пропиша: "Јас и пе- јгамберите Мои ќе победиме, сигурно!" Аллах, навистина, е Јак и Силен!

كَتَبَ ٱللَّهُ لَأَغْلِبَنَّ أَنَا۠ وَرُسُلِىٓ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ
قَوِىٌّ عَزِيزٌ ٢١

**22.** Не ќе најдеш луѓе кои веруваат во Аллах и во Денот суден да се дружат со оние кои се против Аллах и пејгамберот

لَّا تَجِدُ قَوْمًا يُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْـَٔاخِرِ
يُوَآدُّونَ مَنْ حَآدَّ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥ وَلَوْ كَانُوٓا۟

Негов: било да се тоа предците нивни, синовите нивни или браќата нивни или родниниите нивни. Во срцата нивни го впиша верувањето и ги оспособи со Духот од страна Негова, и Он ќе ги воведе во бавчите џеннетски низ кои реки течат, и во нив за навек ќе останат! И Аллах ќе биде задоволен од нив а и оние ќе бидат задоволни од Него. Ете, тоа е странката на Аллах. Да, странката на Аллах, навистина, е онаа која победува!

ءَابَآءَهُمۡ أَوۡ أَبۡنَآءَهُمۡ أَوۡ إِخۡوَٰنَهُمۡ
أَوۡ عَشِيرَتَهُمۡۚ أُوْلَٰٓئِكَ كَتَبَ فِي قُلُوبِهِمُ
ٱلۡإِيمَٰنَ وَأَيَّدَهُم بِرُوحٖ مِّنۡهُۖ وَيُدۡخِلُهُمۡ
جَنَّٰتٖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهَا ٱلۡأَنۡهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَاۚ
رَضِيَ ٱللَّهُ عَنۡهُمۡ وَرَضُواْ عَنۡهُۚ أُوْلَٰٓئِكَ حِزۡبُ ٱللَّهِۚ
أَلَآ إِنَّ حِزۡبَ ٱللَّهِ هُمُ ٱلۡمُفۡلِحُونَ ٢٢

## *ЕЛ-ХАШР* (Протерување) *LIX*




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Аллаха го слави и она што е на небесата и она што е на Земјата. Он е Силен и Мудар!

سَبَّحَ لِلَّهِ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلۡأَرۡضِۖ
وَهُوَ ٱلۡعَزِيزُ ٱلۡحَكِيمُ ١

**2.** Он е оној кој ги изведе оние кои не веруваат меѓу Следбениците на Книгата од домовите нивни при првото протерување. Вие и не помислувате дека ќе си отидат. А тие, всушност, помислуваа дека тврдините нивни ќе ги заштитат од Аллах. Па, така, Аллах им даде казна отаде од каде што не се надеваа. И Он во срцата нивни внесе страв: ги рушеа домовите свои и со рацете свои и со рацете на верниците. Тогаш, земете ука, о островидни!

هُوَ ٱلَّذِيٓ أَخۡرَجَ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ مِنۡ أَهۡلِ ٱلۡكِتَٰبِ
مِن دِيَٰرِهِمۡ لِأَوَّلِ ٱلۡحَشۡرِۚ مَا ظَنَنتُمۡ أَن يَخۡرُجُواْۖ
وَظَنُّوٓاْ أَنَّهُم مَّانِعَتُهُمۡ حُصُونُهُم مِّنَ ٱللَّهِ
فَأَتَىٰهُمُ ٱللَّهُ مِنۡ حَيۡثُ لَمۡ يَحۡتَسِبُواْۖ وَقَذَفَ
فِي قُلُوبِهِمُ ٱلرُّعۡبَۚ يُخۡرِبُونَ بُيُوتَهُم بِأَيۡدِيهِمۡ
وَأَيۡدِي ٱلۡمُؤۡمِنِينَ فَٱعۡتَبِرُواْ يَٰٓأُوْلِي ٱلۡأَبۡصَٰرِ ٢

**3.** А Аллах да не им пропишеше прогонство, ќе ги казнеше на овој свет, сигурно! А на Ахирет за нив има казна огнена!

وَلَوۡلَآ أَن كَتَبَ ٱللَّهُ عَلَيۡهِمُ ٱلۡجَلَآءَ لَعَذَّبَهُمۡ
فِي ٱلدُّنۡيَاۖ وَلَهُمۡ فِي ٱلۡأٓخِرَةِ عَذَابُ ٱلنَّارِ ٣

**4.** Ете, тоа е заради тоа што се одвоија и од Аллах и од пејгамберот Негов. И секој оној кој прави раздор во однос на Аллах... па, Аллах, навистина, е Строг Казнувач!

ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمۡ شَآقُّواْ ٱللَّهَ وَرَسُولَهُۥۖ وَمَن يُشَآقِّ ٱللَّهَ
فَإِنَّ ٱللَّهَ شَدِيدُ ٱلۡعِقَابِ ٤

**5.** Урмите што ги посековте или што ги оставивте да стојат врз корените нивни...тоа го направивте со одобрението Аллахово за да ги уплашите расипаните!

مَا قَطَعۡتُم مِّن لِّينَةٍ أَوۡ تَرَكۡتُمُوهَا قَآئِمَةً
عَلَىٰٓ أُصُولِهَا فَبِإِذۡنِ ٱللَّهِ وَلِيُخۡزِيَ ٱلۡفَٰسِقِينَ ٥

**6.** Сѐ она што Аллах направи за да стигне пленот до пејгамберот Негов... вие не ги впрегнавте за тоа ни коњите, ни камилите... туку Аллах им донесува власт на пејгамберите над кого сака, а Аллах, секако, е Кадар за сѐ!

وَمَآ أَفَآءَ ٱللَّهُ عَلَىٰ رَسُولِهِۦ مِنۡهُمۡ فَمَآ أَوۡجَفۡتُمۡ عَلَيۡهِ
مِنۡ خَيۡلٖ وَلَا رِكَابٖ وَلَٰكِنَّ ٱللَّهَ يُسَلِّطُ رُسُلَهُۥ
عَلَىٰ مَن يَشَآءُۚ وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَيۡءٖ قَدِيرٞ ٦

**7.** Сѐ она што Аллах направи да стигне пленот до пејгамберот Негов од жителите на градот па... тоа му припаѓа на Аллах, и на пејгамберот, и на ближните, и на јетимите, и на сиромашните, и на патниците... да не би поминувало од раце в раце на богатите меѓу вас. А она што ќе ви го даде пејгамберот - прифатете го, а она што ќе ви го забрани - забранете го! Плашете се од

مَّآ أَفَآءَ ٱللَّهُ عَلَىٰ رَسُولِهِۦ مِنۡ أَهۡلِ ٱلۡقُرَىٰ فَلِلَّهِ وَلِلرَّسُولِ
وَلِذِي ٱلۡقُرۡبَىٰ وَٱلۡيَتَٰمَىٰ وَٱلۡمَسَٰكِينِ وَٱبۡنِ ٱلسَّبِيلِ
كَيۡ لَا يَكُونَ دُولَةَۢ بَيۡنَ ٱلۡأَغۡنِيَآءِ مِنكُمۡۚ وَمَآ ءَاتَىٰكُمُ
ٱلرَّسُولُ فَخُذُوهُ وَمَا نَهَىٰكُمۡ عَنۡهُ فَٱنتَهُواْۚ وَٱتَّقُواْ
ٱللَّهَۖ إِنَّ ٱللَّهَ شَدِيدُ ٱلۡعِقَابِ ٧

Аллах! Аллах, навистина, е Жесток Казнувач!

**8.** Им припаѓа на сиромашните мухаџири кои се истерани од домовите свои и од имотите свои, тежнееjќи кон задоволството и добрината Аллахова; и кои го помагаат Аллаха и пејгамберот Негов. Оние, токму, се искрените!

لِلْفُقَرَاءِ الْمُهَاجِرِينَ الَّذِينَ أُخْرِجُوا مِن دِيَارِهِمْ
وَأَمْوَالِهِمْ يَبْتَغُونَ فَضْلًا مِّنَ اللَّهِ وَرِضْوَانًا
وَيَنصُرُونَ اللَّهَ وَرَسُولَهُ ۚ أُولَٰئِكَ هُمُ الصَّادِقُونَ ﴿٨﴾

**9.** И оние кои ја спремаа Медина за живот и за иман уште пред нив: кои ги сакаа оние што се иселија кај нив, и кои не наоѓаат во градите нивни никаква потреба од она што им е дадено, зашто ги сакаат повеќе од самите себеси, иако кај нив има недостиг! А оние кои ќе се сочуваат од лакомост, па оние, токму, се спасените!

وَالَّذِينَ تَبَوَّءُوا الدَّارَ وَالْإِيمَانَ مِن قَبْلِهِمْ يُحِبُّونَ
مَنْ هَاجَرَ إِلَيْهِمْ وَلَا يَجِدُونَ فِي صُدُورِهِمْ
حَاجَةً مِّمَّا أُوتُوا وَيُؤْثِرُونَ عَلَىٰ أَنفُسِهِمْ
وَلَوْ كَانَ بِهِمْ خَصَاصَةٌ ۚ وَمَن يُوقَ شُحَّ نَفْسِهِ
فَأُولَٰئِكَ هُمُ الْمُفْلِحُونَ ﴿٩﴾

**10.** Оние кои дојдоа по нив, зборуваат: “Господаре наш, прости ни, нам и на браќата наши, и на оние кои ни претходеа во иманот, а срцата наши, пак, сочувај ги од злоба, кон оние кои веруваат. Господаре наш, Ти си, навистина, Сочувствителен и Сомилосен!”

وَالَّذِينَ جَاءُوا مِن بَعْدِهِمْ يَقُولُونَ رَبَّنَا
اغْفِرْ لَنَا وَلِإِخْوَانِنَا الَّذِينَ سَبَقُونَا
بِالْإِيمَانِ وَلَا تَجْعَلْ فِي قُلُوبِنَا غِلًّا لِّلَّذِينَ
آمَنُوا رَبَّنَا إِنَّكَ رَءُوفٌ رَّحِيمٌ ﴿١٠﴾

**11.** Не ги гледаш ли оние кои дволично се однесуваат како им зборуваат на браќата свои што не веруваат меѓу Следбениците

۞ أَلَمْ تَرَ إِلَى الَّذِينَ نَافَقُوا يَقُولُونَ لِإِخْوَانِهِمُ
الَّذِينَ كَفَرُوا مِنْ أَهْلِ الْكِتَابِ لَئِنْ أُخْرِجْتُمْ
لَنَخْرُجَنَّ مَعَكُمْ وَلَا نُطِيعُ فِيكُمْ أَحَدًا أَبَدًا وَإِن

на Книгата:“Ако бидете истерани и ние со вас, сигурно, ќе излеземе и никојпат никому против вас нема да бидеме послушни, а ако, пак, бидете нападнати, ќе ви помогнеме, сигурно! А Аллах сведочи дека се тие лашковци, навистина!

قُوتِلْتُمْ لَنَنصُرَنَّكُمْ وَٱللَّهُ يَشْهَدُ إِنَّهُمْ لَكَٰذِبُونَ ﴿١١﴾

**12.** А ако, пак, бидат истерани, не излегуваат со нив,а ако бидат нападнати, не им помагаат; а ако, пак, им помогнат, ќе побегнат, сигурно! И потоа ќе останат беспомошни!

لَئِنْ أُخْرِجُوا۟ لَا يَخْرُجُونَ مَعَهُمْ وَلَئِن قُوتِلُوا۟
لَا يَنصُرُونَهُمْ وَلَئِن نَّصَرُوهُمْ لَيُوَلُّنَّ
ٱلْأَدْبَٰرَ ثُمَّ لَا يُنصَرُونَ ﴿١٢﴾

**13.** Повеќе стравуваат од вас, во градите свои, отколку од Аллах. Ете, тоа се луѓе кои, навистина, не разбираат!

لَأَنتُمْ أَشَدُّ رَهْبَةً فِى صُدُورِهِم مِّنَ ٱللَّهِ
ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ قَوْمٌ لَّا يَفْقَهُونَ ﴿١٣﴾

**14.** Тие заедно се борат против вас само во градовите утврдени или зад ѕидовите. Јачината своја ја покажуваат само едникондруги. Помислуваш дека се сложни, а срцата пак им се разединети. Ете, заради тоа што се луѓе кои не сфаќаат, навистина!

لَا يُقَٰتِلُونَكُمْ جَمِيعًا إِلَّا فِى قُرًى مُّحَصَّنَةٍ
أَوْ مِن وَرَآءِ جُدُرٍۭ بَأْسُهُم بَيْنَهُمْ شَدِيدٌ تَحْسَبُهُمْ
جَمِيعًا وَقُلُوبُهُمْ شَتَّىٰ ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ
قَوْمٌ لَّا يَعْقِلُونَ ﴿١٤﴾

**15.** Слични се на оние пред нив, не многу далеку, кои непосредно ги вкусија последиците на постапката своја: за нив, меѓутоа, има казна болна!

كَمَثَلِ ٱلَّذِينَ مِن قَبْلِهِمْ قَرِيبًا ذَاقُوا۟ وَبَالَ أَمْرِهِمْ
وَلَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ﴿١٥﴾

**16.** Слични се на Шејтанот кога ќе му рече на човекот: “Не верувај!” И бидејќи не ќе верува,

كَمَثَلِ ٱلشَّيْطَٰنِ إِذْ قَالَ لِلْإِنسَٰنِ ٱكْفُرْ فَلَمَّا كَفَرَ
قَالَ إِنِّى بَرِىٓءٌ مِّنكَ إِنِّىٓ أَخَافُ ٱللَّهَ

ќе рече: “Јас сум, навистина, далеку од тебе. Да, јас се плашам од Господарот на световите!”

17. И двајцата ќе бидат казнети; во огнот ќе останат за навек, навистина! Ете, тоа е казната за зулумќарите!

18. О верници, плашете се од Аллах, и секој човек нека го погледа она што го направил за утре! Плашете се од Аллах. Аллах, навистина, е Известен за она што го работите!

19. И немојте да бидете како оние кои заборавија на Аллах... та, самите на себеси заборавија. Онаквите, токму, се расипаните!

20. Не се еднакви жителите на огнот и жителите на Џеннетот. Жителите на Џеннетот, токму, се победниците!

21. Кога овој Кур’ан би го објавиле на некое брдо... ќе го видиш брдото како ќе се здроби, плашејќи се од Аллах. Ете, тоа се примерите кои Ние ги изнесуваме за луѓето да размислуваат!

22. Он е Аллах! Нема друг бог освен Него; Зналец на видливото и невидливото. Он е Милостив и Сомилосен!

23. Он е Аллах! Нема друг бог освен Него! Владар, Свет, Спасител, Мироључбив, Заштитник,

رَبَّ ٱلْعَٰلَمِينَ ﴿١٦﴾

فَكَانَ عَٰقِبَتَهُمَآ أَنَّهُمَا فِى ٱلنَّارِ خَٰلِدَيْنِ فِيهَا ۚ وَذَٰلِكَ جَزَٰٓؤُا۟ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿١٧﴾

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ وَلْتَنظُرْ نَفْسٌ مَّا قَدَّمَتْ لِغَدٍ ۖ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ خَبِيرٌۢ بِمَا تَعْمَلُونَ ﴿١٨﴾

وَلَا تَكُونُوا۟ كَٱلَّذِينَ نَسُوا۟ ٱللَّهَ فَأَنسَىٰهُمْ أَنفُسَهُمْ ۚ أُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْفَٰسِقُونَ ﴿١٩﴾

لَا يَسْتَوِىٓ أَصْحَٰبُ ٱلنَّارِ وَأَصْحَٰبُ ٱلْجَنَّةِ ۚ أَصْحَٰبُ ٱلْجَنَّةِ هُمُ ٱلْفَآئِزُونَ ﴿٢٠﴾

لَوْ أَنزَلْنَا هَٰذَا ٱلْقُرْءَانَ عَلَىٰ جَبَلٍ لَّرَأَيْتَهُۥ خَٰشِعًا مُّتَصَدِّعًا مِّنْ خَشْيَةِ ٱللَّهِ ۚ وَتِلْكَ ٱلْأَمْثَٰلُ نَضْرِبُهَا لِلنَّاسِ لَعَلَّهُمْ يَتَفَكَّرُونَ ﴿٢١﴾

هُوَ ٱللَّهُ ٱلَّذِى لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ۖ عَٰلِمُ ٱلْغَيْبِ وَٱلشَّهَٰدَةِ ۖ هُوَ ٱلرَّحْمَٰنُ ٱلرَّحِيمُ ﴿٢٢﴾

هُوَ ٱللَّهُ ٱلَّذِى لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ٱلْمَلِكُ ٱلْقُدُّوسُ ٱلسَّلَٰمُ ٱلْمُؤْمِنُ ٱلْمُهَيْمِنُ ٱلْعَزِيزُ ٱلْجَبَّارُ

Силен, Моќен, Горд! Славен нека е Аллах, високо над она што Му го здружуваат!

ٱلْمُتَكَبِّرُ ۚ سُبْحَٰنَ ٱللَّهِ
عَمَّا يُشْرِكُونَ ٢٣

**24.** Он е Аллах! Создател, Творител, Обликувач! Најубавите имиња се - Негови! Него го слави и она што е на небесата и она што е на Земјата! Он е Силен и Мудар!

هُوَ ٱللَّهُ ٱلْخَٰلِقُ ٱلْبَارِئُ ٱلْمُصَوِّرُ ۖ لَهُ ٱلْأَسْمَآءُ
ٱلْحُسْنَىٰ ۚ يُسَبِّحُ لَهُۥ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۖ
وَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ٢٤

## *ЕЛ-МУМТЕХИНА* (Проверена) LX



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** О верници, не земајте ги непријателите Мои и непријателите ваши за пријатели! А не покажувајте им и наклоност! Тие, секако, не веруваат во она што ви дојде од вистината. Го истеруваат и пејгамберот и вас заради тоа што верувате во Аллах, Господарот ваш. Ако, пак, вие излезете, борејќи се на Мојот пат, барајќи го задоволоството Мое, покажувајќи им наклоност - тајно! Јас најдобро го знам она што го криевте и она што го обелоденувавте. А оној меѓу вас што ќе го направи тоа... да, скршнал по лошиот пат!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَتَّخِذُوا۟ عَدُوِّى وَعَدُوَّكُمْ أَوْلِيَآءَ
تُلْقُونَ إِلَيْهِم بِٱلْمَوَدَّةِ وَقَدْ كَفَرُوا۟ بِمَا جَآءَكُم
مِّنَ ٱلْحَقِّ يُخْرِجُونَ ٱلرَّسُولَ وَإِيَّاكُمْ ۙ أَن تُؤْمِنُوا۟ بِٱللَّهِ
رَبِّكُمْ إِن كُنتُمْ خَرَجْتُمْ جِهَٰدًا فِى سَبِيلِى وَٱبْتِغَآءَ
مَرْضَاتِى ۚ تُسِرُّونَ إِلَيْهِم بِٱلْمَوَدَّةِ وَأَنَا۠ أَعْلَمُ بِمَآ أَخْفَيْتُمْ
وَمَآ أَعْلَنتُمْ ۚ وَمَن يَفْعَلْهُ مِنكُمْ فَقَدْ ضَلَّ سَوَآءَ
ٱلسَّبِيلِ ١

**2.** А, ако наидете на нив, стануваат непријатели ваши и ви даваат со рацете свои и со

إِن يَثْقَفُوكُمْ يَكُونُوا۟ لَكُمْ أَعْدَآءً وَيَبْسُطُوٓا۟ إِلَيْكُمْ
أَيْدِيَهُمْ وَأَلْسِنَتَهُم بِٱلسُّوٓءِ وَوَدُّوا۟ لَوْ تَكْفُرُونَ ٢

јазиците свои зло и одвај чекаат да станете неверници!

**3.** Не ќе ви користат ниту роднините ваши, ниту децата ваши на Денот суден. Аллах ќе ве одвои едниоддруги. Аллах го гледа она што го работите!

لَن تَنفَعَكُمْ أَرْحَامُكُمْ وَلَا أَوْلَادُكُمْ يَوْمَ الْقِيَامَةِ يَفْصِلُ
بَيْنَكُمْ وَاللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ٣

**4.** Во Ибрахим и оние што беа со него имавте, навистина, добар пример. Кога му рекоа на народот свој: “Ние сме далеку од вас, навистина, и од она што, освен Аллах, го обожавате. Ние не ви веруваме. Меѓу вас и меѓу нас, меѓутоа, има непријателство и омраза, засекогаш! Сè додека не верувате во Аллах, Единствениот” - освен зборовите на Ибрахим до бабо му: “Ќе барам да ти се прости, сигурно! Но, не можам да те заштитам од Аллах во ништо.” Господаре наш, врз Тебе се потпираме и Тебе ти се обраќаме и кон Тебе е свратилиштето!

قَدْ كَانَتْ لَكُمْ أُسْوَةٌ حَسَنَةٌ فِي إِبْرَاهِيمَ وَالَّذِينَ مَعَهُ
إِذْ قَالُوا لِقَوْمِهِمْ إِنَّا بُرَآءُ مِنكُمْ وَمِمَّا تَعْبُدُونَ مِن دُونِ
اللَّهِ كَفَرْنَا بِكُمْ وَبَدَا بَيْنَنَا وَبَيْنَكُمُ الْعَدَاوَةُ وَالْبَغْضَاءُ
أَبَدًا حَتَّىٰ تُؤْمِنُوا بِاللَّهِ وَحْدَهُ إِلَّا قَوْلَ إِبْرَاهِيمَ لِأَبِيهِ
لَأَسْتَغْفِرَنَّ لَكَ وَمَا أَمْلِكُ لَكَ مِنَ اللَّهِ مِن شَيْءٍ
رَّبَّنَا عَلَيْكَ تَوَكَّلْنَا وَإِلَيْكَ أَنَبْنَا وَإِلَيْكَ الْمَصِيرُ ٤

**5.** Господаре наш, не одредувај ни сплетка кон оние кои не веруваат и прости ни, Господаре наш! Ти си, навистина, Силен и Мудар!

رَبَّنَا لَا تَجْعَلْنَا فِتْنَةً لِّلَّذِينَ كَفَرُوا وَاغْفِرْ لَنَا
رَبَّنَا إِنَّكَ أَنتَ الْعَزِيزُ الْحَكِيمُ ٥

**6.** Во нив имате, секако, добар пример: за оној кој се надева во Аллах и во Денот суден, а оној кој ќе ги сврти плеќите... та, Аллах, навистина, е Богат и за благодарност Достоен!

لَقَدْ كَانَ لَكُمْ فِيهِمْ أُسْوَةٌ حَسَنَةٌ لِّمَن كَانَ يَرْجُو اللَّهَ
وَالْيَوْمَ الْآخِرَ وَمَن يَتَوَلَّ فَإِنَّ اللَّهَ هُوَ الْغَنِيُّ الْحَمِيدُ ٦

**7.** Аллах, можеби, меѓу вас и оние кои ги сметате непријатели ќе одреди наклоност: Аллах е Кадар! Аллах е Простувач и Сомилосен!

۞عَسَى ٱللَّهُ أَن يَجْعَلَ بَيْنَكُمْ وَبَيْنَ ٱلَّذِينَ عَادَيْتُم
مِّنْهُم مَّوَدَّةً وَٱللَّهُ قَدِيرٌ وَٱللَّهُ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ٧

**8.** Аллах не ви забранува, во однос на оние кои не се борат против вас и верата, и кои не ве истеруваат од домовите ваши, да им правите добро и да бидете кон нив во рамнотежен однос. Аллах, навистина, ги сака оние кои имаат рамнотежен однос!

لَّا يَنْهَىٰكُمُ ٱللَّهُ عَنِ ٱلَّذِينَ لَمْ يُقَٰتِلُوكُمْ فِى ٱلدِّينِ
وَلَمْ يُخْرِجُوكُم مِّن دِيَٰرِكُمْ أَن تَبَرُّوهُمْ وَتُقْسِطُوٓا۟ إِلَيْهِمْ
إِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ ٱلْمُقْسِطِينَ ٨

**9.** Аллах, навистина, ви забранува, во однос на оние кои се борат против вас и против верата, и кои ве истеруваат од домовите ваши, и кои помагаат во истерувањето ваше... да се дружите со нив. А оној кој ќе се дружи со таквите... па, тие се зулумќари!

إِنَّمَا يَنْهَىٰكُمُ ٱللَّهُ عَنِ ٱلَّذِينَ قَٰتَلُوكُمْ فِى ٱلدِّينِ
وَأَخْرَجُوكُم مِّن دِيَٰرِكُمْ وَظَٰهَرُوا۟ عَلَىٰٓ إِخْرَاجِكُمْ
أَن تَوَلَّوْهُمْ وَمَن يَتَوَلَّهُمْ فَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلظَّٰلِمُونَ ٩

**10.** О верници, кога ќе ви дојдат вернички мухаџирки...па, проверете ги, сигурно! Аллах најдобро го знае верувањето нивно! А ако, пак, се уверите дека се вернички...та, не враќајте ги на неверниците! Тие не се халал за нив, а и оние не се халал за овие. И дајте им го она што го потрошија. И немате грев со нив да се венчате кога ќе им ги дадете

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِذَا جَآءَكُمُ ٱلْمُؤْمِنَٰتُ مُهَٰجِرَٰتٍ
فَٱمْتَحِنُوهُنَّ ٱللَّهُ أَعْلَمُ بِإِيمَٰنِهِنَّ فَإِنْ عَلِمْتُمُوهُنَّ مُؤْمِنَٰتٍ
فَلَا تَرْجِعُوهُنَّ إِلَى ٱلْكُفَّارِ لَا هُنَّ حِلٌّ لَّهُمْ وَلَا هُمْ يَحِلُّونَ لَهُنَّ
وَءَاتُوهُم مَّآ أَنفَقُوا۟ وَلَا جُنَاحَ عَلَيْكُمْ أَن تَنكِحُوهُنَّ
إِذَآ ءَاتَيْتُمُوهُنَّ أُجُورَهُنَّ وَلَا تُمْسِكُوا۟ بِعِصَمِ ٱلْكَوَافِرِ
وَسْـَٔلُوا۟ مَآ أَنفَقْتُمْ وَلْيَسْـَٔلُوا۟ مَآ أَنفَقُوا۟ ذَٰلِكُمْ حُكْمُ ٱللَّهِ
يَحْكُمُ بَيْنَكُمْ وَٱللَّهُ عَلِيمٌ حَكِيمٌ ١٠

венчаните подароци. И многубошките не задржувајте ги, и барајте го она што го потрошија, а и тие нека го бараат она што го потрошија. Ете, тоа ви е одлуката на Аллах. Он решава меѓу вас! Аллах е Зналец и Мудар!

**11.** А ако некоја од жените ваши се сврти кон неверниците, па ако се случи вие да стапите во борба со нив, тогаш, дајте им слично на она што им е дадено на жените од оние кои се свртија. Плашете се од Аллах во кого вие, токму, верувате.

وَإِن فَاتَكُمْ شَيْءٌ مِّنْ أَزْوَاجِكُمْ إِلَى ٱلْكُفَّارِ فَعَاقَبْتُمْ
فَـَٔاتُوا۟ ٱلَّذِينَ ذَهَبَتْ أَزْوَٰجُهُم مِّثْلَ مَآ أَنفَقُوا۟
وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ ٱلَّذِىٓ أَنتُم بِهِۦ مُؤْمِنُونَ ١١

**12.** О пејгамберу, кога ќе ти дојдат верничките да ти положат заклетва: - дека ништо на Аллах нема да Му здружуваат, дека нема да крадат, дека нема да прават блуд, дека нема да ги убиваат децата свои, дека нема да измислуваат клевети, дека туѓите деца се нивни, дека нема да бидат непослушни во доброто ... тогаш, прифати ја заклетвата и барај прошка за нив од Аллах. Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلنَّبِىُّ إِذَا جَآءَكَ ٱلْمُؤْمِنَـٰتُ يُبَايِعْنَكَ
عَلَىٰٓ أَن لَّا يُشْرِكْنَ بِٱللَّهِ شَيْـًٔا وَلَا يَسْرِقْنَ
وَلَا يَزْنِينَ وَلَا يَقْتُلْنَ أَوْلَـٰدَهُنَّ وَلَا يَأْتِينَ
بِبُهْتَـٰنٍ يَفْتَرِينَهُۥ بَيْنَ أَيْدِيهِنَّ وَأَرْجُلِهِنَّ
وَلَا يَعْصِينَكَ فِى مَعْرُوفٍ فَبَايِعْهُنَّ
وَٱسْتَغْفِرْ لَهُنَّ ٱللَّهَ إِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ١٢

**13.** О верници, не пријателувајте со народот врз кого Аллах се разлути. Тие, навистина, изгубија надеж во Ахирет како

يَـٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تَتَوَلَّوْا۟ قَوْمًا غَضِبَ
ٱللَّهُ عَلَيْهِمْ قَدْ يَئِسُوا۟ مِنَ ٱلْـَٔاخِرَةِ كَمَا يَئِسَ
ٱلْكُفَّارُ مِنْ أَصْحَـٰبِ ٱلْقُبُورِ ١٣

што неверниците изгубија надеж во жителите на мезарите!

## *ЕС-САФФ (Редови)* LXI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. И она што е на небесата и она што е на Земјата - Аллаха го слави! Он е Силен и Мудар!

سَبَّحَ لِلَّهِ مَا فِي ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِي ٱلْأَرْضِ
وَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ﴿١﴾

2. О верници, зошто го зборувате она што не го работите?

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لِمَ تَقُولُونَ
مَا لَا تَفْعَلُونَ ﴿٢﴾

3. Е, само колку е гнасно кај Аллах кога го зборувате она што не го работите!

كَبُرَ مَقْتًا عِندَ ٱللَّهِ أَن تَقُولُوا۟
مَا لَا تَفْعَلُونَ ﴿٣﴾

4. Аллах, навистина, ги љуби оние кои се борат на Неговиот пат во редови како да се, токму, бедеми зацврстени!

إِنَّ ٱللَّهَ يُحِبُّ ٱلَّذِينَ يُقَٰتِلُونَ فِي سَبِيلِهِۦ
صَفًّا كَأَنَّهُم بُنْيَٰنٌ مَّرْصُوصٌ ﴿٤﴾

5. И кога Муса му рече на народот свој: “О народе мој, зошто ме казнувате кога веќе знаете дека сум ви, навистина, Аллахов пејгамбер?” И бидејќи скршнаа настрана Аллах даде да скршнат и срцата нивни. Аллах не го упатува народот расипнички!

وَإِذْ قَالَ مُوسَىٰ لِقَوْمِهِۦ يَٰقَوْمِ لِمَ تُؤْذُونَنِي
وَقَد تَّعْلَمُونَ أَنِّي رَسُولُ ٱللَّهِ إِلَيْكُمْ فَلَمَّا
زَاغُوٓا۟ أَزَاغَ ٱللَّهُ قُلُوبَهُمْ وَٱللَّهُ لَا يَهْدِي
ٱلْقَوْمَ ٱلْفَٰسِقِينَ ﴿٥﴾

6. И кога Иса, синот на Мерјем, рече: “О синови Израилови, јас сум ви, навистина, Аллахов пејгамбер, да го потврдам од Теврат она што е меѓу моиве раце, и да донесам радосница за пејгамберот што ќе дојде по мене, чие име ќе му биде Ахмед.

وَإِذْ قَالَ عِيسَى ٱبْنُ مَرْيَمَ يَٰبَنِيٓ إِسْرَٰٓءِيلَ إِنِّي رَسُولُ ٱللَّهِ
إِلَيْكُم مُّصَدِّقًا لِّمَا بَيْنَ يَدَيَّ مِنَ ٱلتَّوْرَىٰةِ وَمُبَشِّرًۢا بِرَسُولٍ
يَأْتِي مِنۢ بَعْدِي ٱسْمُهُۥٓ أَحْمَدُ فَلَمَّا جَآءَهُم بِٱلْبَيِّنَٰتِ قَالُوا۟
هَٰذَا سِحْرٌ مُّبِينٌ ﴿٦﴾

И бидејќи им дојде со јаснотии, рекоа: “Ова е волшебништво јасно!”

**7.** А кој е поголем зулумќар од оној кој фрла лага врз Аллах а кој е повикан кон Исламот? Аллах не го упатува народот зулумќарски!

وَمَنْ أَظْلَمُ مِمَّنِ ٱفْتَرَىٰ عَلَى ٱللَّهِ ٱلْكَذِبَ وَهُوَ يُدْعَىٰٓ
إِلَى ٱلْإِسْلَٰمِ ۚ وَٱللَّهُ لَا يَهْدِى ٱلْقَوْمَ ٱلظَّٰلِمِينَ ٧

**8.** Оние посакуваат да ја угаснат светлината Аллахова со устите свои. А Аллах ја надополнува светлината Своја, и покрај тоа што го презираат неверниците!

يُرِيدُونَ لِيُطْفِـُٔوا۟ نُورَ ٱللَّهِ بِأَفْوَٰهِهِمْ وَٱللَّهُ مُتِمُّ نُورِهِۦ
وَلَوْ كَرِهَ ٱلْكَٰفِرُونَ ٨

**9.** Он го испраќа пејгамберот Свој, со Патоказ и со вера вистинска, за да ја изрази над сите други вери, и покрај тоа што го презираат многубошците!

هُوَ ٱلَّذِىٓ أَرْسَلَ رَسُولَهُۥ بِٱلْهُدَىٰ وَدِينِ ٱلْحَقِّ لِيُظْهِرَهُۥ
عَلَى ٱلدِّينِ كُلِّهِۦ وَلَوْ كَرِهَ ٱلْمُشْرِكُونَ ٩

**10.** О верници, да ви укажам ли на трговијата која ќе ве спаси од казната болна?

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ هَلْ أَدُلُّكُمْ عَلَىٰ تِجَٰرَةٍ تُنجِيكُم
مِّنْ عَذَابٍ أَلِيمٍ ١٠

**11.** Верувајте и во Аллах и во пејгамберот Негов и борете се на Аллаховиот пат и со имотите ваши и со животите ваши! Ете, тоа е подобро за вас... само ако знаете!

تُؤْمِنُونَ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ وَتُجَٰهِدُونَ فِى سَبِيلِ ٱللَّهِ بِأَمْوَٰلِكُمْ
وَأَنفُسِكُمْ ۚ ذَٰلِكُمْ خَيْرٌ لَّكُمْ إِن كُنتُمْ تَعْلَمُونَ ١١

**12.** Он ќе ви прости за гревовите ваши и Он ќе ве воведе во бавчите џеннетски низ кои реки течат, и во живеалишта убави

يَغْفِرْ لَكُمْ ذُنُوبَكُمْ وَيُدْخِلْكُمْ جَنَّٰتٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا
ٱلْأَنْهَٰرُ وَمَسَٰكِنَ طَيِّبَةً فِى جَنَّٰتِ عَدْنٍ ۚ
ذَٰلِكَ ٱلْفَوْزُ ٱلْعَظِيمُ ١٢

меѓу бавчите на Адн. Ете, тоа е победа голема!

**13.** И други работи што ги сакате: Помошта е од Аллах а и победата блиска. И зарадувај ги верниците!

وَأُخْرَىٰ تُحِبُّونَهَا نَصْرٌ مِّنَ ٱللَّهِ وَفَتْحٌ قَرِيبٌ
وَبَشِّرِ ٱلْمُؤْمِنِينَ ﴿١٣﴾

**14.** О верници, бидете поддржници Аллахови како, кога им рече синот на Мерјем на Другарите: “Кој ќе биде заради Аллах поддржник Мој?” Рекоа: “Ние сме поддржници на Аллах.” И, ете, така поверува една дружина меѓу синовите Израилови, а една дружина, пак, не поверува. И: оние кои веруваа Ние ги потпомогнавме против непријателите нивни и, ете, станаа победници!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ كُونُوٓاْ أَنصَارَ ٱللَّهِ كَمَا قَالَ عِيسَى
ٱبْنُ مَرْيَمَ لِلْحَوَارِيِّـۧنَ مَنْ أَنصَارِىٓ إِلَى ٱللَّهِ قَالَ ٱلْحَوَارِيُّونَ
نَحْنُ أَنصَارُ ٱللَّهِ فَـَٔامَنَت طَّآئِفَةٌ مِّنۢ بَنِىٓ إِسْرَٰٓءِيلَ
وَكَفَرَت طَّآئِفَةٌ فَأَيَّدْنَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ عَلَىٰ عَدُوِّهِمْ
فَأَصْبَحُواْ ظَٰهِرِينَ ﴿١٤﴾

## *ЕЛ-ЏУМ’А* (Џума) LXII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** И она што е на небесата и она што е на Земјата - Аллаха го слави, Владарот, Светиот, Силниот и Мудриот!

يُسَبِّحُ لِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ٱلْمَلِكِ
ٱلْقُدُّوسِ ٱلْعَزِيزِ ٱلْحَكِيمِ ﴿١﴾

**2.** Меѓу незнабошците Он испрати пејгамбер од нив: да им ги кажува ајетите Негови, и да ги очисти, и да ги поучи и во Книгата и во Мудроста, иако порано беа скршнати во заблуда очигледна!

هُوَ ٱلَّذِى بَعَثَ فِى ٱلْأُمِّيِّـۧنَ رَسُولًا مِّنْهُمْ يَتْلُواْ
عَلَيْهِمْ ءَايَٰتِهِۦ وَيُزَكِّيهِمْ وَيُعَلِّمُهُمُ ٱلْكِتَٰبَ وَٱلْحِكْمَةَ
وَإِن كَانُواْ مِن قَبْلُ لَفِى ضَلَٰلٍ مُّبِينٍ ﴿٢﴾

**3.** И на други меѓу нив кои уште не им се приклучија... Он е Силен и Мудар!

وَءَاخَرِينَ مِنْهُمْ لَمَّا يَلْحَقُوا۟ بِهِمْ ۚ
وَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ﴿٣﴾

**4.** Ете, тоа е добрината Аллахова што ја дава кому Он сака. Аллах е Поседник на добротија неизмерна!

ذَٰلِكَ فَضْلُ ٱللَّهِ يُؤْتِيهِ مَن يَشَآءُ ۚ وَٱللَّهُ
ذُو ٱلْفَضْلِ ٱلْعَظِيمِ ﴿٤﴾

**5.** Примерот на оние кои го понесоа Тевррат, а потоа го напуштија, е како примерот на магаре кое носи книги. Е, само колку е лош за луѓето народот кој ги сметаше за лажни ајетите Аллахови! Аллах не го упатува народот зулумќарски!

مَثَلُ ٱلَّذِينَ حُمِّلُوا۟ ٱلتَّوْرَىٰةَ ثُمَّ لَمْ يَحْمِلُوهَا كَمَثَلِ
ٱلْحِمَارِ يَحْمِلُ أَسْفَارًۢا ۚ بِئْسَ مَثَلُ ٱلْقَوْمِ ٱلَّذِينَ
كَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِ ٱللَّهِ ۚ وَٱللَّهُ لَا يَهْدِى ٱلْقَوْمَ
ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٥﴾

**6.** Кажи: “О Евреи, ако замислувате дека сте пријатели на Аллах за разлика од другите луѓе, тогаш, посакајте ја смртта ако сте искрени!”

قُلْ يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ هَادُوٓا۟ إِن زَعَمْتُمْ أَنَّكُمْ
أَوْلِيَآءُ لِلَّهِ مِن دُونِ ٱلنَّاسِ فَتَمَنَّوُا۟ ٱلْمَوْتَ
إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ﴿٦﴾

**7.** Никогаш не ќе ја посакуваат токму заради она што го направија рацете нивни. Аллах најдобро ги знае зулумќарите!

وَلَا يَتَمَنَّوْنَهُۥٓ أَبَدًۢا بِمَا قَدَّمَتْ أَيْدِيهِمْ ۚ
وَٱللَّهُ عَلِيمٌۢ بِٱلظَّٰلِمِينَ ﴿٧﴾

**8.** Кажи:“Смртта од која бегате... па, ќе ве стигне, навистина! Потоа ќе бидете вратени кон Зналецот на тајното и јавното, па така, ќе ве извести за она што го работевте!”

قُلْ إِنَّ ٱلْمَوْتَ ٱلَّذِى تَفِرُّونَ مِنْهُ فَإِنَّهُۥ
مُلَٰقِيكُمْ ۖ ثُمَّ تُرَدُّونَ إِلَىٰ عَٰلِمِ ٱلْغَيْبِ
وَٱلشَّهَٰدَةِ فَيُنَبِّئُكُم بِمَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ﴿٨﴾

**9.** О верници, кога ќе се повика на намаз во петок...па, побрзајте кон споменувањето на Аллах, и оставете ја купопродажбата. Ете, тоа е подобро за вас само да знаете!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِذَا نُودِىَ لِلصَّلَوٰةِ مِن يَوْمِ
ٱلْجُمُعَةِ فَٱسْعَوْا۟ إِلَىٰ ذِكْرِ ٱللَّهِ وَذَرُوا۟ ٱلْبَيْعَ ۚ
ذَٰلِكُمْ خَيْرٌ لَّكُمْ إِن كُنتُمْ تَعْلَمُونَ ٩

**10.** А кога намазот ќе се изврши... па, растурете се по земјата и барајте од добрината Аллахова, и споменувајте го Аллаха, многу, за да бидете спасени!

فَإِذَا قُضِيَتِ ٱلصَّلَوٰةُ فَٱنتَشِرُوا۟ فِى ٱلْأَرْضِ
وَٱبْتَغُوا۟ مِن فَضْلِ ٱللَّهِ وَٱذْكُرُوا۟ ٱللَّهَ كَثِيرًا
لَّعَلَّكُمْ تُفْلِحُونَ ١٠

**11.** А кога ќе видат нешто од трговијата или од веселба некаква, се расфрлаат и те оставаат, стоејќи. Кажи: “Нема добро кај Аллах ни од веселбата ни од трговијата. Аллах меѓу снабдувачите е најдобриот Снабдувач!”

وَإِذَا رَأَوْا۟ تِجَٰرَةً أَوْ لَهْوًا ٱنفَضُّوٓا۟ إِلَيْهَا وَتَرَكُوكَ
قَآئِمًا ۚ قُلْ مَا عِندَ ٱللَّهِ خَيْرٌ مِّنَ ٱللَّهْوِ وَمِنَ ٱلتِّجَٰرَةِ ۚ
وَٱللَّهُ خَيْرُ ٱلرَّٰزِقِينَ ١١

## *ЕЛ-МУНАФИКУУН*(Дволични) LXIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Кога ти дојдоа дволичните ти зборуваа: “Сведочиме дека си, навистина, Аллахов пејгамбер.” А Аллах знае дека си ти Негов пејгамбер! А Аллах, пак, сведочи дека дволичните се лашковци!

إِذَا جَآءَكَ ٱلْمُنَٰفِقُونَ قَالُوا۟ نَشْهَدُ إِنَّكَ لَرَسُولُ ٱللَّهِ ۗ
وَٱللَّهُ يَعْلَمُ إِنَّكَ لَرَسُولُهُۥ وَٱللَّهُ يَشْهَدُ إِنَّ ٱلْمُنَٰفِقِينَ
لَكَٰذِبُونَ ١

**2.** Заклетвите нивни ги земаат за штит, па оддалечуваат од Алаховиот пат. Навистина,

ٱتَّخَذُوٓا۟ أَيْمَٰنَهُمْ جُنَّةً فَصَدُّوا۟ عَن سَبِيلِ ٱللَّهِ ۚ
إِنَّهُمْ سَآءَ مَا كَانُوا۟ يَعْمَلُونَ ٢

колку е лошо она што го работат!

**3.** Ете, тоа е заради тоа што веруваа а потоа не веруваа: па, се запечатија срцата нивни и не сфаќаа.

ذَٰلِكَ بِأَنَّهُمْ ءَامَنُوا۟ ثُمَّ كَفَرُوا۟ فَطُبِعَ عَلَىٰ قُلُوبِهِمْ فَهُمْ لَا يَفْقَهُونَ ٣

**4.** А кога ќе ги видиш телата нивни те вчудоневидуваат, а кога, пак, ќе прозборат нешто, го слушаш говорот нивни: како да се дрва потпрени, мислејќи дека секој глас е против нив. Ете, тоа се, токму, непријатели: внимавај на нив! Аллах нека ги отепа! Па, каде кинисуваат?

۞ وَإِذَا رَأَيْتَهُمْ تُعْجِبُكَ أَجْسَامُهُمْ ۖ وَإِن يَقُولُوا۟ تَسْمَعْ لِقَوْلِهِمْ ۖ كَأَنَّهُمْ خُشُبٌ مُّسَنَّدَةٌ ۖ يَحْسَبُونَ كُلَّ صَيْحَةٍ عَلَيْهِمْ ۚ هُمُ ٱلْعَدُوُّ فَٱحْذَرْهُمْ ۚ قَٰتَلَهُمُ ٱللَّهُ ۖ أَنَّىٰ يُؤْفَكُونَ ٤

**5.** А кога ќе им се рече: “Дојдете! Аллаховиот пејгамбер ќе бара прошка за вас!” - ги тресат главите свои и ги гледаш како се оддалечуваат. Токму се горделивите!

وَإِذَا قِيلَ لَهُمْ تَعَالَوْا۟ يَسْتَغْفِرْ لَكُمْ رَسُولُ ٱللَّهِ لَوَّوْا۟ رُءُوسَهُمْ وَرَأَيْتَهُمْ يَصُدُّونَ وَهُم مُّسْتَكْبِرُونَ ٥

**6.** Сеедно е: да бараш или да не бараш прошка за нив - Аллах не ќе им прости. Аллах, навситина, не го упатува народот расипнички!

سَوَآءٌ عَلَيْهِمْ أَسْتَغْفَرْتَ لَهُمْ أَمْ لَمْ تَسْتَغْفِرْ لَهُمْ لَن يَغْفِرَ ٱللَّهُ لَهُمْ ۚ إِنَّ ٱللَّهَ لَا يَهْدِى ٱلْقَوْمَ ٱلْفَٰسِقِينَ ٦

**7.** Тие, токму, зборуваат: “Не делете им на оние кои се крај пејгамберот Аллахов за да се оддалечат!” Ризниците и на небесата и на Земјата се Аллахови, но, ете, дволичните не сфаќаат.

هُمُ ٱلَّذِينَ يَقُولُونَ لَا تُنفِقُوا۟ عَلَىٰ مَنْ عِندَ رَسُولِ ٱللَّهِ حَتَّىٰ يَنفَضُّوا۟ ۗ وَلِلَّهِ خَزَآئِنُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَلَٰكِنَّ ٱلْمُنَٰفِقِينَ لَا يَفْقَهُونَ ٧

**8.** Тие, токму, зборуваат: “Ако бидеме вратени во Медина посилниот ќе го натера послабиот, сигурно! Моќта му припаѓа на Аллах, и на пејгамберот Негов, и на верниците, но, ете, дволичните не знаат!

يَقُولُونَ لَئِن رَّجَعْنَآ إِلَى ٱلْمَدِينَةِ لَيُخْرِجَنَّ
ٱلْأَعَزُّ مِنْهَا ٱلْأَذَلَّ ۚ وَلِلَّهِ ٱلْعِزَّةُ وَلِرَسُولِهِۦ
وَلِلْمُؤْمِنِينَ وَلَٰكِنَّ ٱلْمُنَٰفِقِينَ
لَا يَعْلَمُونَ ٨

**9.** О верници, нека не ве одвратат од споменувањето на Аллах ни имотите ваши ни децата ваши. А кој тоа ќе го направи... па, онаквите се поразени!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ لَا تُلْهِكُمْ أَمْوَٰلُكُمْ
وَلَآ أَوْلَٰدُكُمْ عَن ذِكْرِ ٱللَّهِ ۚ وَمَن يَفْعَلْ
ذَٰلِكَ فَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْخَٰسِرُونَ ٩

**10.** И делете од ‘рскот што Ние ви го дадовме пред да му дојде некому смрт, па да рече: “Господаре мој, е, кога би ме задржал барем малку, па да давам садака и да бидам меѓу добрите!?”

وَأَنفِقُوا۟ مِن مَّا رَزَقْنَٰكُم مِّن قَبْلِ أَن يَأْتِىَ أَحَدَكُمُ
ٱلْمَوْتُ فَيَقُولَ رَبِّ لَوْلَآ أَخَّرْتَنِىٓ إِلَىٰٓ أَجَلٍ قَرِيبٍ
فَأَصَّدَّقَ وَأَكُن مِّنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ١٠

**11.** Кога некому ќе му дојде крајот Аллах сигурно не ќе го продолжи животот негов. Аллах е Известен за она што го работите

وَلَن يُؤَخِّرَ ٱللَّهُ نَفْسًا إِذَا جَآءَ أَجَلُهَا ۚ
وَٱللَّهُ خَبِيرٌۢ بِمَا تَعْمَلُونَ ١١

## *ЕТ-ТЕГАБУН*
## (Меѓусебна измама) LXIV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**




**1.** И она што е на небесата и она што е на Земјата - Аллаха го слави! Власта е - Негова! И блгодарноста -Нему Му припаѓа. Он е Кадар за сè!

يُسَبِّحُ لِلَّهِ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَمَا فِى ٱلْأَرْضِ ۖ لَهُ ٱلْمُلْكُ
وَلَهُ ٱلْحَمْدُ ۖ وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ١

2. Он е Оној кој ве создаде: Меѓу вас има верници а има и неверници. Аллах го гледа она што го работите!

هُوَ ٱلَّذِى خَلَقَكُمْ فَمِنكُمْ كَافِرٌ وَمِنكُم مُّؤْمِنٌ ۚ
وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ بَصِيرٌ ٢

3. И небесата и Земјата ги создаде со вистина и ве обликува, давајќи ви најличен облик. Свратилиштето е - кон Него!

خَلَقَ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضَ بِٱلْحَقِّ وَصَوَّرَكُمْ فَأَحْسَنَ
صُوَرَكُمْ ۖ وَإِلَيْهِ ٱلْمَصِيرُ ٣

4. Он го знае и она што е на небесата и она што е на Земјата, Он го знае и она што го криете и она што го обелоденувате. Аллах го знае она што го кријат градите!

يَعْلَمُ مَا فِى ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ وَيَعْلَمُ مَا تُسِرُّونَ
وَمَا تُعْلِنُونَ ۚ وَٱللَّهُ عَلِيمٌۢ بِذَاتِ ٱلصُّدُورِ ٤

5. Нели ви дојде кажувањето за оние кои не веруваа од порано па ги вкусија последиците од постапката своја... ? И за нив има казна болна!

أَلَمْ يَأْتِكُمْ نَبَؤُا۟ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِن قَبْلُ
فَذَاقُوا۟ وَبَالَ أَمْرِهِمْ وَلَهُمْ عَذَابٌ أَلِيمٌ ٥

6. Ете, тоа е зашто им доаѓаа пејгамберите нивни со јаснотии, па зборуваа: “Човек ли да нѐ упатува?” Па, не веруваа и ги вртеа плеќите. А на Аллах не Му треба ништо. А Аллах е Богат и за благодарност Достоен!

ذَٰلِكَ بِأَنَّهُۥ كَانَت تَّأْتِيهِمْ رُسُلُهُم بِٱلْبَيِّنَٰتِ فَقَالُوٓا۟
أَبَشَرٌ يَهْدُونَنَا فَكَفَرُوا۟ وَتَوَلَّوا۟ ۚ وَّٱسْتَغْنَى
ٱللَّهُ ۚ وَٱللَّهُ غَنِىٌّ حَمِيدٌ ٦

7. Оние кои не веруваат мислат дека нема да бидат проживеани. Кажи: “Да, се колнам Господарот мој ќе ве оживи, сигурно, и ќе ве извести за она

زَعَمَ ٱلَّذِينَ كَفَرُوٓا۟ أَن لَّن يُبْعَثُوا۟ ۚ قُلْ بَلَىٰ وَرَبِّى لَتُبْعَثُنَّ
ثُمَّ لَتُنَبَّؤُنَّ بِمَا عَمِلْتُمْ ۚ وَذَٰلِكَ عَلَى ٱللَّهِ يَسِيرٌ ٧

што го работевте, сигурно! Тоа за Аллах, секако, е лесно!

**8.** Па, верувајте во Аллах и во пејгамберот Негов и во светлината што Ние ја објавивме. Аллах е Известен за она што го работите!

فَـَٔامِنُوا۟ بِٱللَّهِ وَرَسُولِهِۦ وَٱلنُّورِ ٱلَّذِىٓ أَنزَلْنَا ۚ
وَٱللَّهُ بِمَا تَعْمَلُونَ خَبِيرٌ ﴿٨﴾

**9.** Денот во кој Он ќе ве збере - Денот на собирањето - ете, тоа е Ден на измама меѓусебна. А оној кој верува во Аллах и кој работи добро... ќе ги отстрани од него лошите дела негови, и ќе биде воведен во бавчите џеннетски низ кои реки течат; и во нив за навек ќе останат. Ете, тоа е победа голема!

يَوْمَ يَجْمَعُكُمْ لِيَوْمِ ٱلْجَمْعِ ۖ ذَٰلِكَ يَوْمُ ٱلتَّغَابُنِ ۗ وَمَن يُؤْمِنۢ
بِٱللَّهِ وَيَعْمَلْ صَٰلِحًا يُكَفِّرْ عَنْهُ سَيِّـَٔاتِهِۦ وَيُدْخِلْهُ
جَنَّٰتٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ خَٰلِدِينَ
فِيهَآ أَبَدًا ۚ ذَٰلِكَ ٱلْفَوْزُ ٱلْعَظِيمُ ﴿٩﴾

**10.** А оние кои не веруваат и кои ги сметаат за лажни ајетите Наши... онаквите се жители на огнот и во него за навек ќе останат. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

وَٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ وَكَذَّبُوا۟ بِـَٔايَٰتِنَآ أُو۟لَٰٓئِكَ
أَصْحَٰبُ ٱلنَّارِ خَٰلِدِينَ فِيهَا ۖ وَبِئْسَ
ٱلْمَصِيرُ ﴿١٠﴾

**11.** Никаква неволја не се случува без одобрението Алхово. Оној кој верува во Аллах го упатува своето срце. Аллах знае сѐ!

مَآ أَصَابَ مِن مُّصِيبَةٍ إِلَّا بِإِذْنِ ٱللَّهِ ۗ وَمَن يُؤْمِنۢ
بِٱللَّهِ يَهْدِ قَلْبَهُۥ ۚ وَٱللَّهُ بِكُلِّ شَىْءٍ عَلِيمٌ ﴿١١﴾

**12.** Бидете послушни и на Аллах и на пејгамберот Негов! Па, ако ги свртите плеќите... пејгамберот Наш е задолжен само да извести јасно!

وَأَطِيعُوا۟ ٱللَّهَ وَأَطِيعُوا۟ ٱلرَّسُولَ ۚ فَإِن تَوَلَّيْتُمْ
فَإِنَّمَا عَلَىٰ رَسُولِنَا ٱلْبَلَٰغُ ٱلْمُبِينُ ﴿١٢﴾

**13.** Аллах! Нема друг бог освен Него! И врз Аллах, тогаш, нека се потпираат верниците!

ٱللَّهُ لَآ إِلَٰهَ إِلَّا هُوَ ۚ وَعَلَى ٱللَّهِ فَلْيَتَوَكَّلِ
ٱلْمُؤْمِنُونَ ﴿١٣﴾

**14.** О верници, меѓу жените ваши и меѓу децата ваши имате непријатели. Внимавајте, тогаш! А ако, пак, ги помилувате и поминете преку тоа и ако им простите... та, Аллах, навистина, е Простувач и Сомилосен!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوٓا۟ إِنَّ مِنْ أَزْوَٰجِكُمْ
وَأَوْلَٰدِكُمْ عَدُوًّا لَّكُمْ فَٱحْذَرُوهُمْ ۚ
وَإِن تَعْفُوا۟ وَتَصْفَحُوا۟ وَتَغْفِرُوا۟
فَإِنَّ ٱللَّهَ غَفُورٌ رَّحِيمٌ ﴿١٤﴾

**15.** И имотите ваши и децата ваши се искушение, навистина! Кај Аллах наградата е најголема!

إِنَّمَآ أَمْوَٰلُكُمْ وَأَوْلَٰدُكُمْ فِتْنَةٌ ۚ
وَٱللَّهُ عِندَهُۥٓ أَجْرٌ عَظِيمٌ ﴿١٥﴾

**16.** Плашете се, тогаш, од Аллах! Слушајте онолку колку што можете; бидете послушни и делете добро заради вас самите! А оној кој се чува себеси од лакомост... онаквите, токму, се спасените!

فَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ مَا ٱسْتَطَعْتُمْ وَٱسْمَعُوا۟ وَأَطِيعُوا۟
وَأَنفِقُوا۟ خَيْرًا لِّأَنفُسِكُمْ ۗ وَمَن يُوقَ
شُحَّ نَفْسِهِۦ فَأُو۟لَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْمُفْلِحُونَ ﴿١٦﴾

**17.** А ако на Аллах Му дадете добар заем, Он ќе ви го удвои и Он ќе ви прости. Аллах е Благодарен и Благ!

إِن تُقْرِضُوا۟ ٱللَّهَ قَرْضًا حَسَنًا يُضَٰعِفْهُ لَكُمْ
وَيَغْفِرْ لَكُمْ ۚ وَٱللَّهُ شَكُورٌ حَلِيمٌ ﴿١٧﴾

**18.** Зналец на тајното и јавното, Силен и Мудар!

عَٰلِمُ ٱلْغَيْبِ وَٱلشَّهَٰدَةِ ٱلْعَزِيزُ ٱلْحَكِيمُ ﴿١٨﴾

## *АТ- ТАЛАК* (Развод на брак)
## LXV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** О пејгамберу, кога ќе се разведете со жените, разведете ги за време на иддетот нивни и, иддетот нивни, сметајте го. Плашете се од Аллах

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّبِىُّ إِذَا طَلَّقْتُمُ ٱلنِّسَآءَ فَطَلِّقُوهُنَّ
لِعِدَّتِهِنَّ وَأَحْصُوا۟ ٱلْعِدَّةَ ۖ وَٱتَّقُوا۟ ٱللَّهَ رَبَّكُمْ ۖ
لَا تُخْرِجُوهُنَّ مِنۢ بُيُوتِهِنَّ وَلَا يَخْرُجْنَ

Господарот ваш. Не истерувајте ги од домовите нивни, а и тие нека не излегиваат; истерувајте ги само тогаш кога ќе направат очигледно срамно дело. Ете, тоа се границите Аллахови, а оној кој ѓе ги премине границите Аллахови - тој, секако, себеси зулум ќе си направи. Не знаеш Аллах можеби ќе даде да се случи, по тоа, нешто друго!

إِلَّآ أَن يَأْتِينَ بِفَٰحِشَةٍ مُّبَيِّنَةٍ وَتِلْكَ حُدُودُ ٱللَّهِ
وَمَن يَتَعَدَّ حُدُودَ ٱللَّهِ فَقَدْ ظَلَمَ نَفْسَهُۥ لَا تَدْرِى
لَعَلَّ ٱللَّهَ يُحْدِثُ بَعْدَ ذَٰلِكَ أَمْرًا ١

**2.** И кога ќе дојде времето кога треба да се чека, па задржете ги учтиво или, пак, пуштете ги учтиво. И нека двајца, праведни меѓу вас, посведочат! И, заради Аллах сведочењето, извршете го! Ете, со тоа ви се советува: за оној кој верува во Аллах и во Денот суден. А оној кој се плаши од Аллах, Он ќе му изнајде излез!

فَإِذَا بَلَغْنَ أَجَلَهُنَّ فَأَمْسِكُوهُنَّ بِمَعْرُوفٍ أَوْ فَارِقُوهُنَّ
بِمَعْرُوفٍ وَأَشْهِدُوا۟ ذَوَىْ عَدْلٍ مِّنكُمْ وَأَقِيمُوا۟
ٱلشَّهَٰدَةَ لِلَّهِ ذَٰلِكُمْ يُوعَظُ بِهِۦ مَن كَانَ
يُؤْمِنُ بِٱللَّهِ وَٱلْيَوْمِ ٱلْءَاخِرِ وَمَن يَتَّقِ ٱللَّهَ
يَجْعَل لَّهُۥ مَخْرَجًا ٢

**3.** И Он, исто така, ќе му даде ‘рск од каде што не се надева. А оној кој се потпира врз Аллах - та, Он му е доста. Аллах, навистина, ја изнесува наредбата Своја. За секоја работа Аллах одреди мера.

وَيَرْزُقْهُ مِنْ حَيْثُ لَا يَحْتَسِبُ وَمَن يَتَوَكَّلْ عَلَى ٱللَّهِ
فَهُوَ حَسْبُهُۥٓ إِنَّ ٱللَّهَ بَٰلِغُ أَمْرِهِۦ قَدْ جَعَلَ ٱللَّهُ
لِكُلِّ شَىْءٍ قَدْرًا ٣

**4.** А оние, меѓу жените ваши, кои изгубиле надеж во месечното прање, и ако вие се сомневате, треба да чекаат три месеци. Исто е и за оние кои уште немаат добиено месечно прање. А оние, пак, кои ќе затруднат треба да чекаат сè додека не се породат. А оној кој се

وَٱلَّٰٓـِٔى يَئِسْنَ مِنَ ٱلْمَحِيضِ مِن نِّسَآئِكُمْ إِنِ ٱرْتَبْتُمْ
فَعِدَّتُهُنَّ ثَلَٰثَةُ أَشْهُرٍ وَٱلَّٰٓـِٔى لَمْ يَحِضْنَ وَأُو۟لَٰتُ
ٱلْأَحْمَالِ أَجَلُهُنَّ أَن يَضَعْنَ حَمْلَهُنَّ وَمَن يَتَّقِ ٱللَّهَ
يَجْعَل لَّهُۥ مِنْ أَمْرِهِۦ يُسْرًا ٤

плаши од Аллах Он ќе му олесни во наредбата Своја!

5. Ете, тоа е наредбата Аллахова која Он ви ја објавува. А оној кој се плаши од Аллах, ќе му бидат простени гревовите негови и ќе му биде зголемена наградата.

ذَٰلِكَ أَمْرُ ٱللَّهِ أَنزَلَهُۥٓ إِلَيْكُمْ ۚ وَمَن يَتَّقِ ٱللَّهَ
يُكَفِّرْ عَنْهُ سَيِّـَٔاتِهِۦ وَيُعْظِمْ لَهُۥٓ أَجْرًا ٥

6. Наредете да живеат таму каде што и вие живеете. Според можноста ваша. И не правете им никаква штета со цел да ги стесните. А ако се, пак, трудни, тогаш издржувајте ги сѐ додека не се породат. А ако, пак, ги дојат децата ваши, ред е да им ги дадете подароците нивни. И учтиво однесувајте се едникондруги. А ако, пак, се појават некои недоразбирања, друга жена нека го дои детето!

أَسْكِنُوهُنَّ مِنْ حَيْثُ سَكَنتُم مِّن وُجْدِكُمْ وَلَا تُضَآرُّوهُنَّ
لِتُضَيِّقُوا۟ عَلَيْهِنَّ ۚ وَإِن كُنَّ أُو۟لَـٰتِ حَمْلٍ فَأَنفِقُوا۟ عَلَيْهِنَّ
حَتَّىٰ يَضَعْنَ حَمْلَهُنَّ ۚ فَإِنْ أَرْضَعْنَ لَكُمْ فَـَٔاتُوهُنَّ
أُجُورَهُنَّ ۖ وَأْتَمِرُوا۟ بَيْنَكُم بِمَعْرُوفٍ ۖ وَإِن تَعَاسَرْتُمْ
فَسَتُرْضِعُ لَهُۥٓ أُخْرَىٰ ٦

7. Оној кој има богатство нека троши од богатството свое, а оној чиј имот му е ограничен, нека троши од она што му го одреди Аллах. Аллах никого не оптоварува над можноста негова. По тешкотијата Аллах дава леснотија.

لِيُنفِقْ ذُو سَعَةٍ مِّن سَعَتِهِۦ ۖ وَمَن قُدِرَ عَلَيْهِ
رِزْقُهُۥ فَلْيُنفِقْ مِمَّآ ءَاتَىٰهُ ٱللَّهُ ۚ لَا يُكَلِّفُ ٱللَّهُ نَفْسًا
إِلَّا مَآ ءَاتَىٰهَا ۚ سَيَجْعَلُ ٱللَّهُ بَعْدَ عُسْرٍ يُسْرًا ٧

8. И колку градови се оглушија од наредбата на Господарот свој и на пејгамберите Негови? Да, од нив побаравме строга сметка и Ние ги казнивме со казна нечуена!

وَكَأَيِّن مِّن قَرْيَةٍ عَتَتْ عَنْ أَمْرِ رَبِّهَا وَرُسُلِهِۦ فَحَاسَبْنَـٰهَا
حِسَابًا شَدِيدًا وَعَذَّبْنَـٰهَا عَذَابًا نُّكْرًا ٨

9. Па, ги вкусија последиците од постапката своја. Тежок беше крајот на постапката нивна.

فَذَاقَتْ وَبَالَ أَمْرِهَا وَكَانَ عَـٰقِبَةُ أَمْرِهَا خُسْرًا ٩

**10.** Аллах за нив подготви тешка казна. Плашете се од Аллах, о вие со разбир надарени, вие кои верувате, бидејќи Аллах веќе ви објави Опомена,

أَعَدَّ اللَّهُ لَهُمْ عَذَابًا شَدِيدًا ۖ فَاتَّقُوا اللَّهَ يَا أُولِي الْأَلْبَابِ
الَّذِينَ آمَنُوا ۚ قَدْ أَنْزَلَ اللَّهُ إِلَيْكُمْ ذِكْرًا ١٠

**11.** пејгамбер кој ви ги кажува ајетите Аллахови јасни: за да ги изведе оние кои веруваат и кои добри дела работат од темнини во светлина, а оние, пак, кои веруваат во Аллах и кои добро работат Он ќе ги воведе во бавчи џеннетски низ кои реки течат и во нив за навек ќе останат. Да, на таквиот Аллах ќе му даде ‘рск убав!

رَسُولًا يَتْلُو عَلَيْكُمْ آيَاتِ اللَّهِ مُبَيِّنَاتٍ لِيُخْرِجَ الَّذِينَ
آمَنُوا وَعَمِلُوا الصَّالِحَاتِ مِنَ الظُّلُمَاتِ إِلَى النُّورِ ۚ
وَمَنْ يُؤْمِنْ بِاللَّهِ وَيَعْمَلْ صَالِحًا يُدْخِلْهُ جَنَّاتٍ تَجْرِي
مِنْ تَحْتِهَا الْأَنْهَارُ خَالِدِينَ فِيهَا أَبَدًا ۖ قَدْ أَحْسَنَ اللَّهُ
لَهُ رِزْقًا ١١

**12.** Аллах е Оној кој создаде седум небеса и исто толку земји. Он ја спушта наредбата меѓу нив за да знаете дека Аллах, навистина, е Кадар за сѐ! Да, Аллах со знаењето Свое опфаќа сѐ!

اللَّهُ الَّذِي خَلَقَ سَبْعَ سَمَاوَاتٍ وَمِنَ الْأَرْضِ مِثْلَهُنَّ يَتَنَزَّلُ
الْأَمْرُ بَيْنَهُنَّ لِتَعْلَمُوا أَنَّ اللَّهَ عَلَىٰ كُلِّ شَيْءٍ قَدِيرٌ
وَأَنَّ اللَّهَ قَدْ أَحَاطَ بِكُلِّ شَيْءٍ عِلْمًا ١٢

## *ЕТ-ТАХРИМ* (Забрана) LXVI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**




**1.** О пејгамберу, зошто го забрануваш, настојувајќи да им се исполнат барањата на жените твои, она што Аллах ти го дозволи? Аллах е Простувач и Сомилосен!

يَا أَيُّهَا النَّبِيُّ لِمَ تُحَرِّمُ مَا أَحَلَّ اللَّهُ لَكَ ۖ تَبْتَغِي مَرْضَاتَ
أَزْوَاجِكَ ۚ وَاللَّهُ غَفُورٌ رَحِيمٌ ١

**2.** Да, Аллах ви пропиша како да ги оправдаде заклетвите ваши. Аллах е Пријател ваш! Он е Зналец и Мудар!

قَدْ فَرَضَ اللَّهُ لَكُمْ تَحِلَّةَ أَيْمَانِكُمْ وَاللَّهُ مَوْلَاكُمْ
وَهُوَ الْعَلِيمُ الْحَكِيمُ ﴿٢﴾

**3.** И кога пејгамберот тајно ќе проговори со некоја од неговите жени, и кога таа ќе ги извести другите за тоа - а Аллах даде тој да го открие тоа -, тогаш нешто од тоа ѝ го откри а нешто го задржа. И бидејќи тој ја извести, таа рече: “Кој те извести за ова?” Рече: “Ме извести Зналецот и Известениот!”

وَإِذْ أَسَرَّ النَّبِيُّ إِلَىٰ بَعْضِ أَزْوَاجِهِ حَدِيثًا فَلَمَّا نَبَّأَتْ بِهِ
وَأَظْهَرَهُ اللَّهُ عَلَيْهِ عَرَّفَ بَعْضَهُ وَأَعْرَضَ عَنْ بَعْضٍ
فَلَمَّا نَبَّأَهَا بِهِ قَالَتْ مَنْ أَنْبَأَكَ هَٰذَا
قَالَ نَبَّأَنِيَ الْعَلِيمُ الْخَبِيرُ ﴿٣﴾

**4.** А ако вие две Му се обратите на Аллах, каејќи се, срцата ваши ќе се приклонат! А ако, пак, вие се помагате против пејгамберот... та, Аллах, навистина, е Заштитникот негов, и Џебраил и добрите верници! И мелеките, по тоа, се поддржници!

إِنْ تَتُوبَا إِلَى اللَّهِ فَقَدْ صَغَتْ قُلُوبُكُمَا وَإِنْ تَظَاهَرَا
عَلَيْهِ فَإِنَّ اللَّهَ هُوَ مَوْلَاهُ وَجِبْرِيلُ وَصَالِحُ الْمُؤْمِنِينَ
وَالْمَلَائِكَةُ بَعْدَ ذَٰلِكَ ظَهِيرٌ ﴿٤﴾

**5.** Господарот негов, ако тој се разведе од вас, можеби ќе му даде други жени што ќе бидат подобри од вас: на Аллах послушни, вернички, оддадени, покајнички, побожни, постачки, стабилни и девици.

عَسَىٰ رَبُّهُ إِنْ طَلَّقَكُنَّ أَنْ يُبْدِلَهُ أَزْوَاجًا خَيْرًا مِنْكُنَّ
مُسْلِمَاتٍ مُؤْمِنَاتٍ قَانِتَاتٍ تَائِبَاتٍ عَابِدَاتٍ سَائِحَاتٍ
ثَيِّبَاتٍ وَأَبْكَارًا ﴿٥﴾

**6.** О верници, чувајте се себеси и семејствата ваши од огнот: луѓето и камењата ќе бидат негово гориво. А мелеките ќе се грижат за него и ќе бидат строги; не ќе бидат непослушни кон наредбата

يَا أَيُّهَا الَّذِينَ آمَنُوا قُوا أَنْفُسَكُمْ وَأَهْلِيكُمْ نَارًا وَقُودُهَا
النَّاسُ وَالْحِجَارَةُ عَلَيْهَا مَلَائِكَةٌ غِلَاظٌ شِدَادٌ
لَا يَعْصُونَ اللَّهَ مَا أَمَرَهُمْ وَيَفْعَلُونَ مَا يُؤْمَرُونَ ﴿٦﴾

Аллахова и ќе го работат она што ќе им се наредува.

7. О неверници, денес не ќе можете да се оправдате. Ќе бидете казнети, токму, за она што го работевте!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ لَا تَعْتَذِرُوا۟ ٱلْيَوْمَ ۖ إِنَّمَا تُجْزَوْنَ
مَا كُنتُمْ تَعْمَلُونَ ٧

8. О верници, покајте се кај Аллах со покајание искрено! Господарот ваш, можеби, ќе ги избрише гревовите ваши и ќе ве воведе во бавчите џеннетски низ кои реки течат, на Денот во кој Аллах не ќе ве ожалости, пејгамберот и оние кои веруваа со него. Светлината нивна ќе оди пред нив, и од нивната десна страна; ќе зборуваат:“Господаре наш, усоврши ја светлината наша и прости ни. Ти си, навистина, Кадар за сè!”

يَٰٓأَيُّهَا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ تُوبُوٓا۟ إِلَى ٱللَّهِ تَوْبَةً نَّصُوحًا
عَسَىٰ رَبُّكُمْ أَن يُكَفِّرَ عَنكُمْ سَيِّـَٔاتِكُمْ
وَيُدْخِلَكُمْ جَنَّٰتٍ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا
ٱلْأَنْهَٰرُ يَوْمَ لَا يُخْزِى ٱللَّهُ ٱلنَّبِىَّ وَٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟
مَعَهُۥ ۖ نُورُهُمْ يَسْعَىٰ بَيْنَ أَيْدِيهِمْ وَبِأَيْمَٰنِهِمْ
يَقُولُونَ رَبَّنَآ أَتْمِمْ لَنَا نُورَنَا وَٱغْفِرْ لَنَآ ۖ
إِنَّكَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ٨

9. О пејгамберу, бори се против неверниците и дволичните и биди строг кон нив. Џехеннемот е престојувалиштето нивно. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلنَّبِىُّ جَٰهِدِ ٱلْكُفَّارَ وَٱلْمُنَٰفِقِينَ
وَٱغْلُظْ عَلَيْهِمْ ۚ وَمَأْوَىٰهُمْ جَهَنَّمُ ۖ
وَبِئْسَ ٱلْمَصِيرُ ٩

10. Аллах го донесе примерот на оние кои не веруваа: жената на Нух и жената на Лут кои беа мажени за двајца добри робови Наши. И двете нив ги осрамотија и затоа тие во ништо не ќе можат да им помогнат кај Аллах. И ќе им се рече: “Влезете вие две во огнот меѓу оние кои веќе се влезени!”

ضَرَبَ ٱللَّهُ مَثَلًا لِّلَّذِينَ كَفَرُوا۟ ٱمْرَأَتَ نُوحٍ
وَٱمْرَأَتَ لُوطٍ ۖ كَانَتَا تَحْتَ عَبْدَيْنِ مِنْ عِبَادِنَا
صَٰلِحَيْنِ فَخَانَتَاهُمَا فَلَمْ يُغْنِيَا عَنْهُمَا مِنَ ٱللَّهِ
شَيْـًٔا وَقِيلَ ٱدْخُلَا ٱلنَّارَ مَعَ ٱلدَّٰخِلِينَ ١٠

**11.** И Аллах го донесе примерот за оние кои веруваа:“ Жената на фараонот, кога рече: “ Подигни ми куќа, Господаре мој, во близината Твоја, во Џеннетот, и спаси ме од фараонот и од делото негово, и спаси ме од народот зулумќарски!”

وَضَرَبَ ٱللَّهُ مَثَلًا لِّلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ ٱمْرَأَتَ
فِرْعَوْنَ إِذْ قَالَتْ رَبِّ ٱبْنِ لِى عِندَكَ بَيْتًا
فِى ٱلْجَنَّةِ وَنَجِّنِى مِن فِرْعَوْنَ وَعَمَلِهِۦ وَنَجِّنِى
مِنَ ٱلْقَوْمِ ٱلظَّٰلِمِينَ ﴿١١﴾

**12.** И: Мерјем, ќерката на Имран, која ја сочува невиноста своја, и во која вдахнавме од Духот, од страна Наша, и која ги потврди зборовите на Господарот свој, и Книгите Негови, и која беше една меѓу потчинетите на Аллах!

وَمَرْيَمَ ٱبْنَتَ عِمْرَٰنَ ٱلَّتِىٓ أَحْصَنَتْ فَرْجَهَا فَنَفَخْنَا
فِيهِ مِن رُّوحِنَا وَصَدَّقَتْ بِكَلِمَٰتِ رَبِّهَا
وَكُتُبِهِۦ وَكَانَتْ مِنَ ٱلْقَٰنِتِينَ ﴿١٢﴾

## *ЕЛ-МУЛК* (Власт) LXVII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Возвишен е Оној во чија рака е власта: Он е Кадар за сè!

تَبَٰرَكَ ٱلَّذِى بِيَدِهِ ٱلْمُلْكُ وَهُوَ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ قَدِيرٌ ﴿١﴾

**2.** Кој ги создаде и смртта и животот за да ве испроба кој меѓу вас прави најдобри дела. Он е Силен и Простувач!

ٱلَّذِى خَلَقَ ٱلْمَوْتَ وَٱلْحَيَوٰةَ لِيَبْلُوَكُمْ أَيُّكُمْ أَحْسَنُ عَمَلًا
وَهُوَ ٱلْعَزِيزُ ٱلْغَفُورُ ﴿٢﴾

**3.** Кој создаде седум небеса, еднинадруги. Во создавањето на Милостивиот не гледаш никаков недостаток: па, сврти го погледот: ќе видиш ли некаков недостаток?

ٱلَّذِى خَلَقَ سَبْعَ سَمَٰوَٰتٍ طِبَاقًا مَّا تَرَىٰ فِى خَلْقِ
ٱلرَّحْمَٰنِ مِن تَفَٰوُتٍ فَٱرْجِعِ ٱلْبَصَرَ هَلْ تَرَىٰ
مِن فُطُورٍ ﴿٣﴾

**4.** И сврти го погледот по втор пат!... погледот ќе ти се врати поразен и, ете го, изнемогол!

ثُمَّ ٱرْجِعِ ٱلْبَصَرَ كَرَّتَيْنِ يَنقَلِبْ إِلَيْكَ ٱلْبَصَرُ خَاسِئًا
وَهُوَ حَسِيرٌ ٤

**5.** Да, Ние небото на овој свет со ѕвезди го разубавивме и Ние одредивме да фрла камења по шејтаните. И за нив Ние подготвивме казна Саир!

وَلَقَدْ زَيَّنَّا ٱلسَّمَآءَ ٱلدُّنْيَا بِمَصَٰبِيحَ وَجَعَلْنَٰهَا رُجُومًا
لِّلشَّيَٰطِينِ وَأَعْتَدْنَا لَهُمْ عَذَابَ ٱلسَّعِيرِ ٥

**6.** А за оние кои не веруваат во Господарот свој има казна џехеннемска. Е, само колку лошо свратилиште е тоа!

وَلِلَّذِينَ كَفَرُوا۟ بِرَبِّهِمْ عَذَابُ جَهَنَّمَ وَبِئْسَ
ٱلْمَصِيرُ ٦

**7.** И кога ќе бидат фрлени во огнот ќе го слушаат неговото пламтење и тој само ќе фрла пламен!

إِذَآ أُلْقُوا۟ فِيهَا سَمِعُوا۟ لَهَا شَهِيقًا وَهِىَ تَفُورُ ٧

**8.** Ете, само што од лутина не ќе се распрсне. И секогаш кога ќе биде фрлено во него, во гомила, чуварите негови ќе ги прашуваат: “Нели ви доаѓаше опоменувач?”

تَكَادُ تَمَيَّزُ مِنَ ٱلْغَيْظِ كُلَّمَآ أُلْقِىَ فِيهَا فَوْجٌ سَأَلَهُمْ
خَزَنَتُهَآ أَلَمْ يَأْتِكُمْ نَذِيرٌ ٨

**9.** Ќе речат: “Да, ни доаѓаше опоменувач, па го сметавме за лажен и зборувавме Аллах не објави ништо. Вие сте скршнати во заблуда голема!”

قَالُوا۟ بَلَىٰ قَدْ جَآءَنَا نَذِيرٌ فَكَذَّبْنَا وَقُلْنَا مَا نَزَّلَ ٱللَّهُ مِن شَىْءٍ
إِنْ أَنتُمْ إِلَّا فِى ضَلَٰلٍ كَبِيرٍ ٩

**10.** И ќе речат: “Да слушневме... и да бевме разумни не ќе бевме сега меѓу жителите на Саир!”

وَقَالُوا۟ لَوْ كُنَّا نَسْمَعُ أَوْ نَعْقِلُ مَا كُنَّا فِىٓ أَصْحَٰبِ ٱلسَّعِيرِ ١٠

**11.** Па, ќе ги признаат гревовите свои и, тогаш, далеку нека бидат меѓу жителите на Саир!

فَٱعۡتَرَفُواْ بِذَنۢبِهِمۡ فَسُحۡقٗا لِّأَصۡحَٰبِ ٱلسَّعِيرِ ١١

**12.** А за оние кои стравуваат од Господарот свој тајно, за нив има, навистина, прошка и награда голема!

إِنَّ ٱلَّذِينَ يَخۡشَوۡنَ رَبَّهُم بِٱلۡغَيۡبِ لَهُم مَّغۡفِرَةٞ
وَأَجۡرٞ كَبِيرٞ ١٢

**13.** Ќе ги преќутувате ли зборовите ваши или, пак, гласно ќе ги кажувате... Он, навистина, го знае она што е во градите!

وَأَسِرُّواْ قَوۡلَكُمۡ أَوِ ٱجۡهَرُواْ بِهِۦٓۖ إِنَّهُۥ عَلِيمُۢ بِذَاتِ
ٱلصُّدُورِ ١٣

**14.** Како да не знае Оној кој создаде. Он е Чувствителен и Известен!

أَلَا يَعۡلَمُ مَنۡ خَلَقَ وَهُوَ ٱللَّطِيفُ ٱلۡخَبِيرُ ١٤

**15.** Он е Оној кој ви ја потчини земјата: па, патувајте по пределите нејзини и јадете од ‘рскот Негов. Кај Него ќе се зберете!

هُوَ ٱلَّذِي جَعَلَ لَكُمُ ٱلۡأَرۡضَ ذَلُولٗا فَٱمۡشُواْ
فِي مَنَاكِبِهَا وَكُلُواْ مِن رِّزۡقِهِۦۖ وَإِلَيۡهِ ٱلنُّشُورُ ١٥

**16.** Сигурни ли сте дека Оној кој е на небесата не ќе ве згнети во земјата кога таа одненадеж ќе се затресе?

ءَأَمِنتُم مَّن فِي ٱلسَّمَآءِ أَن يَخۡسِفَ بِكُمُ ٱلۡأَرۡضَ
فَإِذَا هِيَ تَمُورُ ١٦

**17.** Или сигурни ли сте дека Оној кој е на небесата не ќе ви испрати виор? Па, ќе узнаете каква е заканата Моја?

أَمۡ أَمِنتُم مَّن فِي ٱلسَّمَآءِ أَن يُرۡسِلَ عَلَيۡكُمۡ حَاصِبٗاۖ
فَسَتَعۡلَمُونَ كَيۡفَ نَذِيرِ ١٧

**18.** Да, лажеа и оние пред нив. И каква беше, според тоа, казната Моја?

وَلَقَدۡ كَذَّبَ ٱلَّذِينَ مِن قَبۡلِهِمۡ فَكَيۡفَ كَانَ نَكِيرِ ١٨

**19.** Не ги гледаат ли птиците над нив како летаат со раширени и собрани крилја? Ги

أَوَلَمۡ يَرَوۡاْ إِلَى ٱلطَّيۡرِ فَوۡقَهُمۡ صَٰٓفَّٰتٖ وَيَقۡبِضۡنَۚ
مَا يُمۡسِكُهُنَّ إِلَّا ٱلرَّحۡمَٰنُۚ إِنَّهُۥ بِكُلِّ شَيۡءِۭ بَصِيرٌ ١٩

држи само Милостивиот. Он, навистина гледа сè!

**20.** И кој е тој кој ќе ви биде војска ваша, кој ќе ви помогне, освен Милостивиот? Неверниците, навистина, се во обмана!

أَمَّنْ هَٰذَا ٱلَّذِى هُوَ جُندٌ لَّكُمْ يَنصُرُكُم مِّن دُونِ ٱلرَّحْمَٰنِ ۚ
إِنِ ٱلْكَٰفِرُونَ إِلَّا فِى غُرُورٍ ٢٠

**21.** И кој е тој кој ќе ви даде ‘рск ако Он го задржи ‘рскот Свој? Но, тие постојано се тврдоглави и горделиви!

أَمَّنْ هَٰذَا ٱلَّذِى يَرْزُقُكُمْ إِنْ أَمْسَكَ رِزْقَهُۥ ۚ بَل لَّجُّوا۟
فِى عُتُوٍّ وَنُفُورٍ ٢١

**22.** Оној ли кој оди со оборено лице е поупатен или, пак, оној кој оди исправно по патот вистински?

أَفَمَن يَمْشِى مُكِبًّا عَلَىٰ وَجْهِهِۦٓ أَهْدَىٰٓ أَمَّن يَمْشِى سَوِيًّا
عَلَىٰ صِرَٰطٍ مُّسْتَقِيمٍ ٢٢

**23.** Кажи: “Он е Оној кој ве создаде и ви даде и уши, и очи и срце.” Само малку се заблагодарувате.

قُلْ هُوَ ٱلَّذِىٓ أَنشَأَكُمْ وَجَعَلَ لَكُمُ ٱلسَّمْعَ
وَٱلْأَبْصَٰرَ وَٱلْأَفْـِٔدَةَ ۖ قَلِيلًا مَّا تَشْكُرُونَ ٢٣

**24.** Кажи: “Он е Оној кој ве растури по земјата и кај Него ќе се зберете!”

قُلْ هُوَ ٱلَّذِى ذَرَأَكُمْ فِى ٱلْأَرْضِ وَإِلَيْهِ تُحْشَرُونَ ٢٤

**25.** И зборуваат: “А кога ќе се случи таа закана? Ако сте искрени.”

وَيَقُولُونَ مَتَىٰ هَٰذَا ٱلْوَعْدُ إِن كُنتُمْ صَٰدِقِينَ ٢٥

**26.** Кажи: “Да, знаењето за тоа е кај Аллах. Јас сум, навистина, само опоменувач јасен!”

قُلْ إِنَّمَا ٱلْعِلْمُ عِندَ ٱللَّهِ وَإِنَّمَآ أَنَا۠ نَذِيرٌ مُّبِينٌ ٢٦

**27.** И бидејќи ќе здогледаат како казната ќе им се приближува ќе обезличат лицата на оние кои не веруваат, и ќе се рече: “Ова е она што вие го повикувавте!”

فَلَمَّا رَأَوْهُ زُلْفَةً سِيٓـَٔتْ وُجُوهُ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟
وَقِيلَ هَٰذَا ٱلَّذِى كُنتُم بِهِۦ تَدَّعُونَ ٢٧

**28.** Кажи:“Мислите ли дека, доколку Аллах нѐ упропасти мене и оние со мене и ни се смилува... ќе има ли некој што ќе ги заштити неверниците од казната болна?”

قُلْ أَرَءَيْتُمْ إِنْ أَهْلَكَنِيَ ٱللَّهُ وَمَن مَّعِيَ أَوْ رَحِمَنَا
فَمَن يُجِيرُ ٱلْكَٰفِرِينَ مِنْ عَذَابٍ أَلِيمٍ ٢٨

**29.** Кажи: “Он е Милостивиот! Во Него веруваме и врз Него се потпираме, а вие ќе узнаете кој е во беспаќе очигледно!”

قُلْ هُوَ ٱلرَّحْمَٰنُ ءَامَنَّا بِهِۦ وَعَلَيْهِ تَوَكَّلْنَا فَسَتَعْلَمُونَ
مَنْ هُوَ فِى ضَلَٰلٍ مُّبِينٍ ٢٩

**30.** Кажи: “Мислите ли дека, ако водата ваша ви пресуши, има некој што ќе ви даде изворска вода?”

قُلْ أَرَءَيْتُمْ إِنْ أَصْبَحَ مَآؤُكُمْ غَوْرًا فَمَن يَأْتِيكُم
بِمَآءٍ مَّعِينٍۭ ٣٠

## *ЕЛ-КАЛЕМ* (Калем) LXVIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Нун! Се колнам во калемот и во она што оние го пишуваат:

نٓ ۚ وَٱلْقَلَمِ وَمَا يَسْطُرُونَ ١

**2.** ти не си, со благодатот на Господарот твој, луд,

مَآ أَنتَ بِنِعْمَةِ رَبِّكَ بِمَجْنُونٍ ٢

**3.** и ќе добиеш награда која никогаш не ќе престане, навистина!

وَإِنَّ لَكَ لَأَجْرًا غَيْرَ مَمْنُونٍ ٣

**4.** Да, голем ахлак поседуваш ти!

وَإِنَّكَ لَعَلَىٰ خُلُقٍ عَظِيمٍ ٤

**5.** Па, ќе видиш а и оние ќе видат,

فَسَتُبْصِرُ وَيُبْصِرُونَ ٥

**6.**кој меѓу вас, токму, е лудиот!

بِأَييِّكُمُ ٱلْمَفْتُونُ ٦

**7.** Господарот твој, секако, е Оној кој најдобро го знае оној кој скршнал во заблуда од патот Негов, и Он најдобро ги знае упатените!

إِنَّ رَبَّكَ هُوَ أَعْلَمُ بِمَن ضَلَّ عَن سَبِيلِهِۦ وَهُوَ أَعْلَمُ بِٱلْمُهْتَدِينَ ٧

**8.** Па, не слушај ги лашковците!

فَلَا تُطِعِ ٱلْمُكَذِّبِينَ ٨

**9.** Посакуваат да се сплотиш па и тие да се сплотат.

وَدُّوا۟ لَوْ تُدْهِنُ فَيُدْهِنُونَ ٩

**10.** И не биди послушен на ниеден голем колнач презрен!

وَلَا تُطِعْ كُلَّ حَلَّافٍ مَّهِينٍ ١٠

**11.** голем клеветник, пренесувач на зборови,

هَمَّازٍ مَّشَّآءٍۭ بِنَمِيمٍ ١١

**12.** кој спречува добро, голем престапник, голем грешник,

مَّنَّاعٍ لِّلْخَيْرِ مُعْتَدٍ أَثِيمٍ ١٢

**13.** незаситен и, покрај тоа, неповикан гостин

عُتُلٍّۭ بَعْدَ ذَٰلِكَ زَنِيمٍ ١٣

**14.** затоа што има имот и синови,

أَن كَانَ ذَا مَالٍ وَبَنِينَ ١٤

**15.** кој, кога му се кажуваат ајетите Наши, вели: “Тоа се прикаски одамнешни!”

إِذَا تُتْلَىٰ عَلَيْهِ ءَايَٰتُنَا قَالَ أَسَٰطِيرُ ٱلْأَوَّلِينَ ١٥

**16.** Ние ќе го обележиме на носот.

سَنَسِمُهُۥ عَلَى ٱلْخُرْطُومِ ١٦

**17.** Ние ги ставаме во искушение онака како што ги ставивме во искушение сопствениците на една бавча кога се заколнаа дека ќе ја оберат штом ќе станат изутрина,

إِنَّا بَلَوْنَٰهُمْ كَمَا بَلَوْنَآ أَصْحَٰبَ ٱلْجَنَّةِ إِذْ أَقْسَمُوا۟ لَيَصْرِمُنَّهَا مُصْبِحِينَ ١٧

**18.** кои не рекоа: “Иншаеллах!”

وَلَا يَسْتَثْنُونَ ﴿١٨﴾

**19.** Па, една несреќа од Господарот твој ја погоди бавчата додека оние спиеја,

فَطَافَ عَلَيْهَا طَآئِفٌ مِّن رَّبِّكَ وَهُمْ نَآئِمُونَ ﴿١٩﴾

**20.** и изутрината, ете,беше пустелија,

فَأَصْبَحَتْ كَٱلصَّرِيمِ ﴿٢٠﴾

**21.** и тие, тоа утро, се повикаа меѓусебно:

فَتَنَادَوْا مُصْبِحِينَ ﴿٢١﴾

**22.** “Одете изутрина кај поседот ваш ако сакате да го берете!”

أَنِ ٱغْدُوا عَلَىٰ حَرْثِكُمْ إِن كُنتُمْ صَٰرِمِينَ ﴿٢٢﴾

**23.** И тогаш тргнаа, зборувајќи еднисодруги по пат:

فَٱنطَلَقُوا وَهُمْ يَتَخَٰفَتُونَ ﴿٢٣﴾

**24.** “Никаков сиромав денес нека не ви влезе во бавчата ваша!”

أَن لَّا يَدْخُلَنَّهَا ٱلْيَوْمَ عَلَيْكُم مِّسْكِينٌ ﴿٢٤﴾

**25.** И изутрината излегоа уверени во шкржавоста своја.

وَغَدَوْا عَلَىٰ حَرْدٍ قَٰدِرِينَ ﴿٢٥﴾

**26.** И бидејќи ја видоа бавчата, рекоа: “Да, ние сме во заблуда скршнати

فَلَمَّا رَأَوْهَا قَالُوٓا إِنَّا لَضَآلُّونَ ﴿٢٦﴾

**27.** и уште сѐ ни е скратено!”

بَلْ نَحْنُ مَحْرُومُونَ ﴿٢٧﴾

**28.** Најумерениот меѓу нив рече: “Нели ви реков дека Аллаха треба да Го славите?”

قَالَ أَوْسَطُهُمْ أَلَمْ أَقُل لَّكُمْ لَوْلَا تُسَبِّحُونَ ﴿٢٨﴾

**29.** Рекоа: “Нека биде Славен Господарот наш! Ние сме зулумќари, навистина!”

قَالُوا سُبْحَٰنَ رَبِّنَآ إِنَّا كُنَّا ظَٰلِمِينَ ﴿٢٩﴾

**30.** И започнаа да се грдат еднисодруги;

فَأَقْبَلَ بَعْضُهُمْ عَلَىٰ بَعْضٍ يَتَلَاوَمُونَ ٣٠

**31.** зборуваа: “Е, тешко нам! Ние сме насилници, навистина!

قَالُوا يَا وَيْلَنَا إِنَّا كُنَّا طَاغِينَ ٣١

**32.** Господарот наш можеби ќе ни ја замени со подобра бавча. Кон Господарот наш тежнееме, навистина!”

عَسَىٰ رَبُّنَا أَن يُبْدِلَنَا خَيْرًا مِّنْهَا إِنَّا إِلَىٰ رَبِّنَا رَاغِبُونَ ٣٢

**33.** Ете, таква беше казната. А казната ахиретска е поголема. Е, само кога би знаеле!

كَذَٰلِكَ الْعَذَابُ وَلَعَذَابُ الْآخِرَةِ أَكْبَرُ لَوْ كَانُوا يَعْلَمُونَ ٣٣

**34.** За богобојазливите кај Господарот нивни има, навистина, бавчи џеннетски, благородни!

إِنَّ لِلْمُتَّقِينَ عِندَ رَبِّهِمْ جَنَّاتِ النَّعِيمِ ٣٤

**35.** Па, послушните ли ќе ги третираме како силниците?!

أَفَنَجْعَلُ الْمُسْلِمِينَ كَالْمُجْرِمِينَ ٣٥

**36.** Што ви е? Како така просудувате?

مَا لَكُمْ كَيْفَ تَحْكُمُونَ ٣٦

**37.** Или, пак, имате Книга во која читате

أَمْ لَكُمْ كِتَابٌ فِيهِ تَدْرُسُونَ ٣٧

**38.** дека за вас, навистина, ќе го има она што ќе го сакате?

إِنَّ لَكُمْ فِيهِ لَمَا تَخَيَّرُونَ ٣٨

**39.** Или, пак, ви се заколнавме со заклетви такви кои ќе траат до Денот суден, дека, тогаш, ќе го просудувате она што го просудувате?

أَمْ لَكُمْ أَيْمَانٌ عَلَيْنَا بَالِغَةٌ إِلَىٰ يَوْمِ الْقِيَامَةِ
إِنَّ لَكُمْ لَمَا تَحْكُمُونَ ٣٩

**40.** Прашај ги кој меѓу нив мисли за тоа дека е така!

سَلْهُمْ أَيُّهُم بِذَٰلِكَ زَعِيمٌ ٤٠

**41.** Или, пак, имаат божества... па, нека дојдат со божествата свои ако се искрени!

أَمۡ لَهُمۡ شُرَكَآءُ فَلۡيَأۡتُواْ بِشُرَكَآئِهِمۡ إِن كَانُواْ صَٰدِقِينَ ٤١

**42.** Денот во кој ќе се разголи коската потколенична и кога ќе се повикаат да паднат на сеџде ... не ќе можат;

يَوۡمَ يُكۡشَفُ عَن سَاقٖ وَيُدۡعَوۡنَ إِلَى ٱلسُّجُودِ
فَلَا يَسۡتَطِيعُونَ ٤٢

**43.** ќе бидат уплашени погледите нивни и понижување ќе ги обзеде: беа повикувани да паѓаат на сеџде кога беа здрави.

خَٰشِعَةً أَبۡصَٰرُهُمۡ تَرۡهَقُهُمۡ ذِلَّةٞۖ وَقَدۡ كَانُواْ يُدۡعَوۡنَ إِلَى ٱلسُّجُودِ
وَهُمۡ سَٰلِمُونَ ٤٣

**44.** Па, остави Ме, и оние кои го сметаа за лажен овој говор Ние ќе ги поредиме еднинад-други, постапно, од каде што не знаат.

فَذَرۡنِي وَمَن يُكَذِّبُ بِهَٰذَا ٱلۡحَدِيثِۖ سَنَسۡتَدۡرِجُهُم
مِّنۡ حَيۡثُ لَا يَعۡلَمُونَ ٤٤

**45.** И Јас ќе им дадам време. Сплетката Моја, навистина, е цврста!

وَأُمۡلِي لَهُمۡۚ إِنَّ كَيۡدِي مَتِينٌ ٤٥

**46.** Или, пак, бараш од нив награда а тие се оптеретени со долг?

أَمۡ تَسۡـَٔلُهُمۡ أَجۡرٗا فَهُم مِّن مَّغۡرَمٖ مُّثۡقَلُونَ ٤٦

**47.** Или, пак, Тајната е кај нив, а тие пишуваат!

أَمۡ عِندَهُمُ ٱلۡغَيۡبُ فَهُمۡ يَكۡتُبُونَ ٤٧

**48.** Па, стрпи се до пресудата на Господарот твој и не биди како другарот на рибата кога се молеше, пискајќи!

فَٱصۡبِرۡ لِحُكۡمِ رَبِّكَ وَلَا تَكُن كَصَاحِبِ ٱلۡحُوتِ إِذۡ نَادَىٰ
وَهُوَ مَكۡظُومٞ ٤٨

**49.** А да не беше милоста на Господарот твој што веќе му

لَّوۡلَآ أَن تَدَٰرَكَهُۥ نِعۡمَةٞ مِّن رَّبِّهِۦ لَنُبِذَ بِٱلۡعَرَآءِ

дојде ќе беше фрлен на пусто место, понижен!

وَهُوَ مَذۡمُومٞ ﴿٤٩﴾

**50.** Па, Господарот негов го спаси и одреди да биде меѓу добрите!

فَٱجۡتَبَٰهُ رَبُّهُۥ فَجَعَلَهُۥ مِنَ ٱلصَّٰلِحِينَ ﴿٥٠﴾

**51.** Неверниците само што не те оборат со опулите свои кога ќе ја слушнат Опомената, и кои зборуваат: “Он, навистина, е луд!”

وَإِن يَكَادُ ٱلَّذِينَ كَفَرُواْ لَيُزۡلِقُونَكَ بِأَبۡصَٰرِهِمۡ
لَمَّا سَمِعُواْ ٱلذِّكۡرَ وَيَقُولُونَ إِنَّهُۥ لَمَجۡنُونٞ ﴿٥١﴾

**52.** А тоа е само Опомена за световите!

وَمَا هُوَ إِلَّا ذِكۡرٞ لِّلۡعَٰلَمِينَ ﴿٥٢﴾

## *ЕЛ-ХАКК* (Час неизбежен)LXIX




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Час неизбежен!

ٱلۡحَآقَّةُ ﴿١﴾

**2.** Што е тоа Чаз неизбежен?

مَا ٱلۡحَآقَّةُ ﴿٢﴾

**3.** Е, па, знаеш ли ти што е тоа Час неизбежен?

وَمَآ أَدۡرَىٰكَ مَا ٱلۡحَآقَّةُ ﴿٣﴾

**4.** И Ад и Семуд кијаметот го сметаа за лажен!

كَذَّبَتۡ ثَمُودُ وَعَادُۢ بِٱلۡقَارِعَةِ ﴿٤﴾

**5.** Па, што се однесува до Семуд... беа уништени со гласот силни,

فَأَمَّا ثَمُودُ فَأُهۡلِكُواْ بِٱلطَّاغِيَةِ ﴿٥﴾

**6.** а што се однесува до Ад... беа уништени со ветрот кој фиука гласно и кој метеж остава!

وَأَمَّا عَادٞ فَأُهۡلِكُواْ بِرِيحٖ صَرۡصَرٍ عَاتِيَةٖ ﴿٦﴾

7. Кој дојде да ги потчини нив седум ноќи и осум дена без прекин, па да ги видиш луѓето покуткани како да се трески урмини, попаѓани?

سخرها عليهم سبع ليال وثمنية أيام حسوما
فترى القوم فيها صرعى كأنهم أعجاز نخل
خاوية ٧

8. Па, гледаш ли дали остана трага од нив?

فهل ترى لهم من باقية ٨

9. И фараонот и оние пред него, оние кои ги рушеа градовите, доаѓаа со гревови.

وجاء فرعون ومن قبله والمؤتفكت بالخاطئة ٩

10. И тогаш беа непослушни кон пејгамберот на Господарот свој и така Он ги погоди со казна прекумерна.

فعصوا رسول ربهم فأخذهم أخذة رابية ١٠

11. И бидејќи водата надојде Ние ве понесовме во бродот,

إنا لما طغا الماء حملنكم في الجارية ١١

12. за да ја направиме, секако, опомена за вас, и увото што слуша да ја слуша.

لنجعلها لكم تذكرة وتعيها أذن وعية ١٢

13. И кога ќе се дувне во Сурлата со дувеж еден,

فإذا نفخ في الصور نفخة وحدة ١٣

14. и кога земјата ќе биде разнесена а брдата расфрлани со удар еден...

وحملت الأرض والجبال فدكتا دكة وحدة ١٤

15. на Денот тој,тогаш, ќе се случи пропаста на светот!

فيومئذ وقعت الواقعة ١٥

16. И небото ќе испука и тоа, на Денот тој, ќе биде кршливо,

وانشقت السماء فهي يومئذ واهية ١٦

17. а мелеките ќе бидат на чошињата негови и ќе го носат

والملك على أرجائها ويحمل عرش ربك فوقهم

престолот, на Господарот твој, на Денот тој, над нив, осум мелеки,

يَوْمَئِذٍ ثَمَٰنِيَةٌ ١٧

**18.** на Денот тој вие ќе бидете претставени и ништо од вас не можете да скриете.

يَوْمَئِذٍ تُعْرَضُونَ لَا تَخْفَىٰ مِنكُمْ خَافِيَةٌ ١٨

**19.** Па, што се однесува до оној со дадената му Книга, во неговата десна рака, ќе рече: “Еве, читајте ја оваа книга моја.

فَأَمَّا مَنْ أُوتِيَ كِتَٰبَهُۥ بِيَمِينِهِۦ فَيَقُولُ
هَآؤُمُ ٱقْرَءُوا۟ كِتَٰبِيَهْ ١٩

**20.** Јас, навистина, замислував дека ќе си полагам сметка.”

إِنِّى ظَنَنتُ أَنِّى مُلَٰقٍ حِسَابِيَهْ ٢٠

**21.** И тој ќе биде во животот задоволен,

فَهُوَ فِى عِيشَةٍ رَّاضِيَةٍ ٢١

**22.** во Џеннетот возвишен,

فِى جَنَّةٍ عَالِيَةٍ ٢٢

**23.** чии плодови ќе му бидат блиску -:

قُطُوفُهَا دَانِيَةٌ ٢٣

**24.** “Јадете и пијте, и пријатно нека ви биде за она што го работевте во деновите што минаа.”

كُلُوا۟ وَٱشْرَبُوا۟ هَنِيٓـًٔا بِمَآ أَسْلَفْتُمْ فِى ٱلْأَيَّامِ
ٱلْخَالِيَةِ ٢٤

**25.** А што се однесува, пак, до оној со дадената му Книга, во неговата лева рака, ќе рече: “О тешко мене! Е, да не ми беше дадена Книгава!

وَأَمَّا مَنْ أُوتِيَ كِتَٰبَهُۥ بِشِمَالِهِۦ فَيَقُولُ يَٰلَيْتَنِى
لَمْ أُوتَ كِتَٰبِيَهْ ٢٥

**26.** Да, не знаев за моево полагање сметка!

وَلَمْ أَدْرِ مَا حِسَابِيَهْ ٢٦

**27.** О тешко мене! Само смртта да ме докрајчеше!

يَٰلَيْتَهَا كَانَتِ ٱلْقَاضِيَةَ ٢٧

**28.** Богатството мое ништо не ми користи;

مَآ أَغْنَىٰ عَنِّى مَالِيَهْ ۜ ﴿٢٨﴾

**29.** се што е мое отиде во пропаст.”

هَلَكَ عَنِّى سُلْطَٰنِيَهْ ﴿٢٩﴾

**30.** “Земете го и,тогаш, заковајте го,

خُذُوهُ فَغُلُّوهُ ﴿٣٠﴾

**31.** а, потоа, во огнот, пржете го,

ثُمَّ ٱلْجَحِيمَ صَلُّوهُ ﴿٣١﴾

**32.** а, потоа, во синџири, седумдесет лактови долги, врзете го,

ثُمَّ فِى سِلْسِلَةٍ ذَرْعُهَا سَبْعُونَ ذِرَاعًا فَٱسْلُكُوهُ ﴿٣٢﴾

**33.** тој, навистина, не веруваше во Аллах, Голем,

إِنَّهُۥ كَانَ لَا يُؤْمِنُ بِٱللَّهِ ٱلْعَظِيمِ ﴿٣٣﴾

**34.** а ниту, пак, поттикнуваше да се нахрани сиромавиот...

وَلَا يَحُضُّ عَلَىٰ طَعَامِ ٱلْمِسْكِينِ ﴿٣٤﴾

**35.** Па, денес за него, овде, нема пријател близок,

فَلَيْسَ لَهُ ٱلْيَوْمَ هَٰهُنَا حَمِيمٌ ﴿٣٥﴾

**36.** а ниту храна друга, освен загадотина,

وَلَا طَعَامٌ إِلَّا مِنْ غِسْلِينٍ ﴿٣٦﴾

**37.** што ќе ја јадат само грешниците.”

لَّا يَأْكُلُهُۥٓ إِلَّا ٱلْخَٰطِـُٔونَ ﴿٣٧﴾

**38.** Но, не! Јас се колнам во она што го гледате,

فَلَآ أُقْسِمُ بِمَا تُبْصِرُونَ ﴿٣٨﴾

**39.** и во она што не го гледате...

وَمَا لَا تُبْصِرُونَ ﴿٣٩﴾

**40.** тоа, навистина, е Говор објавен до пејгамберот благороден;

إِنَّهُۥ لَقَوْلُ رَسُولٍ كَرِيمٍ ﴿٤٠﴾

**8.** А што се однесува до оној што ти дојде брзо,

وَأَمَّا مَن جَآءَكَ يَسۡعَىٰ ٨

**9.** и уште, ете, се плаши

وَهُوَ يَخۡشَىٰ ٩

**10.** а ти на него не внимаваш!

فَأَنتَ عَنۡهُ تَلَهَّىٰ ١٠

**11.** Но, не! Опомена е тоа, навистина!

كَلَّآ إِنَّهَا تَذۡكِرَةٞ ١١

**12.** Па кој сака Опомената ќе го опомене

فَمَن شَآءَ ذَكَرَهُۥ ١٢

**13.** во страниците почитувани,

فِي صُحُفٖ مُّكَرَّمَةٖ ١٣

**14.** возвишени и чисти

مَّرۡفُوعَةٖ مُّطَهَّرَةِۭ ١٤

**15.** меѓу рацете на пишувачите,

بِأَيۡدِي سَفَرَةٖ ١٥

**16.** чесни и добротворни!

كِرَامِۭ بَرَرَةٖ ١٦

**17.**Проклет да е човекот! Колкаво е само проклетството негово!

قُتِلَ ٱلۡإِنسَٰنُ مَآ أَكۡفَرَهُۥ ١٧

**18.**Од што Он го создаде?

مِنۡ أَيِّ شَيۡءٍ خَلَقَهُۥ ١٨

**19.** Од капка семе Он го создаде и Он, потоа, го одреди

مِن نُّطۡفَةٍ خَلَقَهُۥ فَقَدَّرَهُۥ ١٩

**20.** и патот, потоа, му го олесни,

ثُمَّ ٱلسَّبِيلَ يَسَّرَهُۥ ٢٠

**21.** а потоа, пак, Он ќе го усмрти и во кабур ќе го остави,

ثُمَّ أَمَاتَهُۥ فَأَقۡبَرَهُۥ ٢١

**22.** а потоа, кога и ќе си посака, ќе го оживи!

ثُمَّ إِذَا شَآءَ أَنشَرَهُۥ ٢٢

**23.** Но, не! Сѐ уште не го исполни она што Он му го нареди.

كَلَّا لَمَّا يَقۡضِ مَآ أَمَرَهُۥ ٢٣

| | |
|---|---|
| **24.** Нека човекот погледа, тогаш, во храната своја! | فَلْيَنظُرِ ٱلْإِنسَٰنُ إِلَىٰ طَعَامِهِۦٓ ﴿٢٤﴾ |
| **25.** Ние во изобилие дожд спуштаме, навистина! | أَنَّا صَبَبْنَا ٱلْمَآءَ صَبًّا ﴿٢٥﴾ |
| **26.** Потоа земјата во пукнатини ја расцепуваме, | ثُمَّ شَقَقْنَا ٱلْأَرْضَ شَقًّا ﴿٢٦﴾ |
| **27.** и тогаш даваме семе секакво од неа да никне, | فَأَنۢبَتْنَا فِيهَا حَبًّا ﴿٢٧﴾ |
| **28.** и лозја и овошје, | وَعِنَبًا وَقَضْبًا ﴿٢٨﴾ |
| **29.** и маслинки и урми, | وَزَيْتُونًا وَنَخْلًا ﴿٢٩﴾ |
| **30.** и бавчи испреплетени, | وَحَدَآئِقَ غُلْبًا ﴿٣٠﴾ |
| **31.** и овошје и зеленчук | وَفَٰكِهَةً وَأَبًّا ﴿٣١﴾ |
| **32.** за да уживате вие и добитокот ваш! | مَّتَٰعًا لَّكُمْ وَلِأَنْعَٰمِكُمْ ﴿٣٢﴾ |
| **33.** Па, кога ќе дојде гласот што заглушува? | فَإِذَا جَآءَتِ ٱلصَّآخَّةُ ﴿٣٣﴾ |
| **34.** На Денот кога човекот ќе побегне од брата си, | يَوْمَ يَفِرُّ ٱلْمَرْءُ مِنْ أَخِيهِ ﴿٣٤﴾ |
| **35.** и од мајка си, и од бабо си, | وَأُمِّهِۦ وَأَبِيهِ ﴿٣٥﴾ |
| **36.** и од другарите свои и од синовите свои, | وَصَٰحِبَتِهِۦ وَبَنِيهِ ﴿٣٦﴾ |
| **37.** на Денот тој, секој човек ќе биде обземен со состојбата своја. | لِكُلِّ ٱمْرِئٍ مِّنْهُمْ يَوْمَئِذٍ شَأْنٌ يُغْنِيهِ ﴿٣٧﴾ |
| **38.** Лица некои на Денот тој ќе бидат блескотни, | وُجُوهٌ يَوْمَئِذٍ مُّسْفِرَةٌ ﴿٣٨﴾ |

**39.** насмеани и весели,

ضَاحِكَةٌ مُّسْتَبْشِرَةٌ ٣٩

**40.** а лица некои, пак, со прашина покриени,

وَوُجُوهٌ يَوْمَئِذٍ عَلَيْهَا غَبَرَةٌ ٤٠

**41.** и со темнеж некаков обземени -

تَرْهَقُهَا قَتَرَةٌ ٤١

**42.** овие се, токму, меѓу неверниците расипници!

أُولَٰٓئِكَ هُمُ ٱلْكَفَرَةُ ٱلْفَجَرَةُ ٤٢

## *ЕТ-ТЕКВИР*
## (Помрачување) LXXXI

سُورَةُ التَّكْوِيرِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** И кога Сонцето ќе се помрачи,

إِذَا ٱلشَّمْسُ كُوِّرَتْ ١

**2.** и кога ѕвездите ќе попаѓаат,

وَإِذَا ٱلنُّجُومُ ٱنكَدَرَتْ ٢

**3.** и кога брдата ќе се поместат,

وَإِذَا ٱلْجِبَالُ سُيِّرَتْ ٣

**4.** и кога камилите без сопственици ќе останат,

وَإِذَا ٱلْعِشَارُ عُطِّلَتْ ٤

**5.** и кога дивите животни ќе се испомешаат,

وَإِذَا ٱلْوُحُوشُ حُشِرَتْ ٥

**6.** и кога морињата со пламен ќе се исполнат,

وَإِذَا ٱلْبِحَارُ سُجِّرَتْ ٦

**7.** и кога душите ќе се обединат со телата свои,

وَإِذَا ٱلنُّفُوسُ زُوِّجَتْ ٧

**8.** и кога девојчето живо погребано во земја ќе биде прашано:

وَإِذَا ٱلْمَوْءُۥدَةُ سُئِلَتْ ٨

| | |
|---|---|
| **9.** “Заради кој грев е убиено?” | بِأَيِّ ذَنۢبٖ قُتِلَتۡ ٩ |
| **10.** И кога страниците ќе се отворат, | وَإِذَا ٱلصُّحُفُ نُشِرَتۡ ١٠ |
| **11.** и кога небесата ќе се отстранат, | وَإِذَا ٱلسَّمَآءُ كُشِطَتۡ ١١ |
| **12.** и кога Џехеннемот ќе се разгори, | وَإِذَا ٱلۡجَحِيمُ سُعِّرَتۡ ١٢ |
| **13.** и кога Џеннетот ќе се приближи... | وَإِذَا ٱلۡجَنَّةُ أُزۡلِفَتۡ ١٣ |
| **14.** ќе узнае душата што си подготвила! | عَلِمَتۡ نَفۡسٞ مَّآ أَحۡضَرَتۡ ١٤ |
| **15.** Но, не! Се колнам во ѕвездите што се скриваат, | فَلَآ أُقۡسِمُ بِٱلۡخُنَّسِ ١٥ |
| **16.** кои се движат и кои исчезнуваат, | ٱلۡجَوَارِ ٱلۡكُنَّسِ ١٦ |
| **17.** се колнам и во ноќта кога таа затемнува, | وَٱلَّيۡلِ إِذَا عَسۡعَسَ ١٧ |
| **18.** и во утрото кога дише, | وَٱلصُّبۡحِ إِذَا تَنَفَّسَ ١٨ |
| **19.** Кур’анот, навистина, е Говор на мелек пратеник благороден, | إِنَّهُۥ لَقَوۡلُ رَسُولٖ كَرِيمٖ ١٩ |
| **20.** од сопственикот на моќта, кој поседува место почесно кај Аршот, | ذِي قُوَّةٍ عِندَ ذِي ٱلۡعَرۡشِ مَكِينٖ ٢٠ |
| **21.** кого го слушаат и уште е доверлив... | مُّطَاعٖ ثَمَّ أَمِينٖ ٢١ |

**22.** па, другарот ваш не е луд!

وَمَا صَاحِبُكُم بِمَجْنُونٍ ٢٢

**23.** Го здогледа во видиците јасни,

وَلَقَدْ رَآهُ بِالْأُفُقِ الْمُبِينِ ٢٣

**24.** и тој не е шкржав за Невидливото,

وَمَا هُوَ عَلَى الْغَيْبِ بِضَنِينٍ ٢٤

**25.** па, тоа не е Говор на Шејтанот проколнат!

وَمَا هُوَ بِقَوْلِ شَيْطَانٍ رَجِيمٍ ٢٥

**26.** Па, каде сте кинисале?

فَأَيْنَ تَذْهَبُونَ ٢٦

**27.** па, тоа е само Опомена за световите;

إِنْ هُوَ إِلَّا ذِكْرٌ لِلْعَالَمِينَ ٢٧

**28.** за оној меѓу вас кој сака да биде по патот вистински!

لِمَنْ شَاءَ مِنْكُمْ أَنْ يَسْتَقِيمَ ٢٨

**29.** А она што го сакате е само со посак Аллахов, Господарот на световите!

وَمَا تَشَاءُونَ إِلَّا أَنْ يَشَاءَ اللَّهُ رَبُّ الْعَالَمِينَ ٢٩

## *ЕЛ-ИНФИТАР* (Расцеп)
## LXXXII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** Кога небесата ќе се расцепат,

إِذَا السَّمَاءُ انْفَطَرَتْ ١

**2.** и кога ѕвездите ќе се растурат,

وَإِذَا الْكَوَاكِبُ انْتَثَرَتْ ٢

**3.** и кога морињата ќе избувнат,

وَإِذَا الْبِحَارُ فُجِّرَتْ ٣

**4.** и кога мезарите ќе се испревртат -

وَإِذَا الْقُبُورُ بُعْثِرَتْ ٤

**5.** ќе го узнае душата она што го направила и за овој свет и за оној свет.

عَلِمَتْ نَفْسٌ مَّا قَدَّمَتْ وَأَخَّرَتْ ٥

**6.** О човеку, што те заведе од Господарот твој Благороден!?

يَٰٓأَيُّهَا ٱلْإِنسَٰنُ مَا غَرَّكَ بِرَبِّكَ ٱلْكَرِيمِ ٦

**7.** Кој те создаде?... па те направи целосен и складен,

ٱلَّذِى خَلَقَكَ فَسَوَّىٰكَ فَعَدَلَكَ ٧

**8.** и Кој со посак Свој ликот ти го среди.

فِىٓ أَىِّ صُورَةٍ مَّا شَآءَ رَكَّبَكَ ٨

**9.** Но, не! Лажете за Денот ветен, сепак!

كَلَّا بَلْ تُكَذِّبُونَ بِٱلدِّينِ ٩

**10.** А врз вас се Чуварите мелеки, навистина!

وَإِنَّ عَلَيْكُمْ لَحَٰفِظِينَ ١٠

**11.** благородни пишувачи:

كِرَامًا كَٰتِبِينَ ١١

**12.** кои знаат што правите!

يَعْلَمُونَ مَا تَفْعَلُونَ ١٢

**13.** Добротворите ќе бидат во благосостојба, навистина!

إِنَّ ٱلْأَبْرَارَ لَفِى نَعِيمٍ ١٣

**14.** А грешниците ќе бидат во огнот Џехеннемот, навистина!

وَإِنَّ ٱلْفُجَّارَ لَفِى جَحِيمٍ ١٤

**15.** Во кој ќе бидат турнати на Денот суден!

يَصْلَوْنَهَا يَوْمَ ٱلدِّينِ ١٥

**16.** И не ќе можат да не бидат во него.

وَمَا هُمْ عَنْهَا بِغَآئِبِينَ ١٦

**17.** И знаеш ли ти што е Денот суден?

وَمَآ أَدْرَىٰكَ مَا يَوْمُ ٱلدِّينِ ١٧

**18.** И пак, знаеш ли ти што е Денот суден?

ثُمَّ مَآ أَدْرَىٰكَ مَا يَوْمُ ٱلدِّينِ ١٨

**19.** Ден во кој никој за никого не може ништо. Наредбата тогаш е - Аллахова!

يَوۡمَ لَا تَمۡلِكُ نَفۡسٞ لِّنَفۡسٖ شَيۡـٔٗاۖ وَٱلۡأَمۡرُ يَوۡمَئِذٖ لِّلَّهِ ١٩

## ***ЕЛ-МУТАФФИФУУН*** **(Скратувачи) LXXXIII**




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Е, тешко на скратувачите!

وَيۡلٞ لِّلۡمُطَفِّفِينَ ١

**2.** Оние кои, кога мерат нешто од луѓето, полна мера земаат,

ٱلَّذِينَ إِذَا ٱكۡتَالُواْ عَلَى ٱلنَّاسِ يَسۡتَوۡفُونَ ٢

**3.** и кога мерат на други или кога им вагаат им прикратуваат.

وَإِذَا كَالُوهُمۡ أَو وَّزَنُوهُمۡ يُخۡسِرُونَ ٣

**4.** Не замислуваат ли дека ќе бидат проживеани, навистина!

أَلَا يَظُنُّ أُوْلَٰٓئِكَ أَنَّهُم مَّبۡعُوثُونَ ٤

**5.** на Денот голем,

لِيَوۡمٍ عَظِيمٖ ٥

**6.** на Денот во кој луѓето ќе стојат пред Господарот на световите?

يَوۡمَ يَقُومُ ٱلنَّاسُ لِرَبِّ ٱلۡعَٰلَمِينَ ٦

**7.** Но, да! Книгата на грешниците е во огнот Сиццин!

كَلَّآ إِنَّ كِتَٰبَ ٱلۡفُجَّارِ لَفِي سِجِّينٖ ٧

**8.** А знаеш ли ти што е тоа Сиццин?

وَمَآ أَدۡرَىٰكَ مَا سِجِّينٞ ٨

**9.** Книга испишана!

كِتَٰبٞ مَّرۡقُومٞ ٩

**10.** Тешко на лашковците на Денот тој!

وَيۡلٞ يَوۡمَئِذٖ لِّلۡمُكَذِّبِينَ ١٠

**11.** Оние кои го сметаа за лажен Денот суден,

ٱلَّذِينَ يُكَذِّبُونَ بِيَوۡمِ ٱلدِّينِ ١١

**12.** а него го сметаше за лажен само претеранио грешник:

وَمَا يُكَذِّبُ بِهِۦٓ إِلَّا كُلُّ مُعۡتَدٍ أَثِيمٍ ﴿١٢﴾

**13.** кога му се кажуваат ајетите Наши, вели: “Тоа се измислици на народите одамнешни!”

إِذَا تُتۡلَىٰ عَلَيۡهِ ءَايَٰتُنَا قَالَ أَسَٰطِيرُ ٱلۡأَوَّلِينَ ﴿١٣﴾

**14.** Но, не! А она што го спечалија веќе ги покри срцата нивни.

كَلَّاۖ بَلۡۜ رَانَ عَلَىٰ قُلُوبِهِم مَّا كَانُواْ يَكۡسِبُونَ ﴿١٤﴾

**15.** Но, не! Оние на Денот тој, навистина, ќе бидат со завеса одвоени од Господарот свој,

كَلَّآ إِنَّهُمۡ عَن رَّبِّهِمۡ يَوۡمَئِذٖ لَّمَحۡجُوبُونَ ﴿١٥﴾

**16.** па, потоа, ќе бидат турнати во Џехеннемот,

ثُمَّ إِنَّهُمۡ لَصَالُواْ ٱلۡجَحِيمِ ﴿١٦﴾

**17.** а, потоа, ќе се рече: “Ова е она за што, токму, лажевте.”

ثُمَّ يُقَالُ هَٰذَا ٱلَّذِي كُنتُم بِهِۦ تُكَذِّبُونَ ﴿١٧﴾

**18.** Но, да! Книгата на доброчинителите е во Илијјуун, навистина!

كَلَّآ إِنَّ كِتَٰبَ ٱلۡأَبۡرَارِ لَفِي عِلِّيِّينَ ﴿١٨﴾

**19.** А знаеш ли што е тоа Илијјуун?

وَمَآ أَدۡرَىٰكَ مَا عِلِّيُّونَ ﴿١٩﴾

**20.** Книга напишана,

كِتَٰبٞ مَّرۡقُومٞ ﴿٢٠﴾

**21.** за која сведочат блиските посматрачи.

يَشۡهَدُهُ ٱلۡمُقَرَّبُونَ ﴿٢١﴾

**22.** Доброчинителите ќе бидат во благосостојба, навистина!

إِنَّ ٱلۡأَبۡرَارَ لَفِي نَعِيمٍ ﴿٢٢﴾

**23.** ќе гледаат од диваните;

عَلَى ٱلۡأَرَآئِكِ يَنظُرُونَ ﴿٢٣﴾

**24.** на лицата нивни ќе ја препознаеш радоста на благодатот,

تَعۡرِفُ فِي وُجُوهِهِمۡ نَضۡرَةَ ٱلنَّعِيمِ ﴿٢٤﴾

**25.** ќе се напојуваат со напиток чист, запечатен,

يُسۡقَوۡنَ مِن رَّحِيقٖ مَّخۡتُومٍ ٢٥

**26.** запечатен со мушус и заради тоа нека се натпреваруваат натпреварувачите,

خِتَٰمُهُۥ مِسۡكٞۚ وَفِي ذَٰلِكَ فَلۡيَتَنَافَسِ ٱلۡمُتَنَٰفِسُونَ ٢٦

**27.** а составот ќе му биде од Тасним,

وَمِزَاجُهُۥ مِن تَسۡنِيمٍ ٢٧

**28.** извор од кој ќе пијат блиските на Аллах!

عَيۡنٗا يَشۡرَبُ بِهَا ٱلۡمُقَرَّبُونَ ٢٨

**29.** Грешниците ги исмеваа верниците, навистина!

إِنَّ ٱلَّذِينَ أَجۡرَمُواْ كَانُواْ مِنَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ يَضۡحَكُونَ ٢٩

**30.** и кога си поминуваа крај нив си намигнуваа еднисодруги,

وَإِذَا مَرُّواْ بِهِمۡ يَتَغَامَزُونَ ٣٠

**31.** и кога се враќаат кај семејствата свои, ги посетуваат, исмевајќи ги

وَإِذَا ٱنقَلَبُوٓاْ إِلَىٰٓ أَهۡلِهِمُ ٱنقَلَبُواْ فَكِهِينَ ٣١

**32.** и кога ќе ги здогледаат, велат: “Овие скршнаа во заблуда, навистина!”

وَإِذَا رَأَوۡهُمۡ قَالُوٓاْ إِنَّ هَٰٓؤُلَآءِ لَضَآلُّونَ ٣٢

**33.** А не се испратени да бдеат врз нив.

وَمَآ أُرۡسِلُواْ عَلَيۡهِمۡ حَٰفِظِينَ ٣٣

**34.** Па, денес верниците ќе ги исмеваат неверниците,

فَٱلۡيَوۡمَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ مِنَ ٱلۡكُفَّارِ يَضۡحَكُونَ ٣٤

**35.** потпрени ќе гледаат!

عَلَى ٱلۡأَرَآئِكِ يَنظُرُونَ ٣٥

**36.** Ќе бидат ли наградени неверниците за она што го работеа?

هَلۡ ثُوِّبَ ٱلۡكُفَّارُ مَا كَانُواْ يَفۡعَلُونَ ٣٦

## *ЕЛ-ИНШИКАК* (Цепење) LXXXIV



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**



**1.** Кога небото ќе се расцепи,

إِذَا ٱلسَّمَآءُ ٱنشَقَّتۡ ١

**2.** и кога Господарот негов ќе го послуша. - Он е Кому треба да се биде послушен,

وَأَذِنَتۡ لِرَبِّهَا وَحُقَّتۡ ٢

**3.** и кога земјата ќе се порамни,

وَإِذَا ٱلۡأَرۡضُ مُدَّتۡ ٣

**4.** и кога ќе го исфрли она што е во неа и ќе стане празна,

وَأَلۡقَتۡ مَا فِيهَا وَتَخَلَّتۡ ٤

**5.** и кога Господарот нејзин ќе Го послуша... Он е кому треба да се биде послушен!

وَأَذِنَتۡ لِرَبِّهَا وَحُقَّتۡ ٥

**6.** О човеку, ти, навистина, се трудиш кон Господарот твој, со труд, и него ќе го најдеш!

يَٰٓأَيُّهَا ٱلۡإِنسَٰنُ إِنَّكَ كَادِحٌ إِلَىٰ رَبِّكَ كَدۡحٗا فَمُلَٰقِيهِ ٦

**7.** Што се однесува до оној со доделената му Книга во раката, десна,

فَأَمَّا مَنۡ أُوتِيَ كِتَٰبَهُۥ بِيَمِينِهِۦ ٧

**8.** ќе полага сметка лесна,

فَسَوۡفَ يُحَاسَبُ حِسَابٗا يَسِيرٗا ٨

**9.** и ќе се врати кај семејството свое, радосен!

وَيَنقَلِبُ إِلَىٰٓ أَهۡلِهِۦ مَسۡرُورٗا ٩

**10.** А што се однесува, пак, до оној со дадената му Книга, зад плеќите негови,

وَأَمَّا مَنۡ أُوتِيَ كِتَٰبَهُۥ وَرَآءَ ظَهۡرِهِۦ ١٠

| | |
|---|---|
| **11.** па, ќе си посакува пропаст, | فَسَوْفَ يَدْعُوا۟ ثُبُورًا ﴿١١﴾ |
| **12.** и во Саир ќе биде турнат. | وَيَصْلَىٰ سَعِيرًا ﴿١٢﴾ |
| **13.** Па тој меѓу семејството негово беше радосен, | إِنَّهُۥ كَانَ فِىٓ أَهْلِهِۦ مَسْرُورًا ﴿١٣﴾ |
| **14.** тој, навистина, замислуваше дека никогаш не ќе се врати. | إِنَّهُۥ ظَنَّ أَن لَّن يَحُورَ ﴿١٤﴾ |
| **15.** И уште како! Господарот негов, навистина, го гледа! | بَلَىٰٓ إِنَّ رَبَّهُۥ كَانَ بِهِۦ بَصِيرًا ﴿١٥﴾ |
| **16.** Но, не! Се колнам во црвенилото вечерно, | فَلَآ أُقْسِمُ بِٱلشَّفَقِ ﴿١٦﴾ |
| **17.** и во ноќта и во она што таа ќе го збере, | وَٱلَّيْلِ وَمَا وَسَقَ ﴿١٧﴾ |
| **18.** и во Месечината кога ќе се исполни, | وَٱلْقَمَرِ إِذَا ٱتَّسَقَ ﴿١٨﴾ |
| **19.** ќе поминувате од една во друга состојба. | لَتَرْكَبُنَّ طَبَقًا عَن طَبَقٍ ﴿١٩﴾ |
| **20.** Што им е па не веруваат? | فَمَا لَهُمْ لَا يُؤْمِنُونَ ﴿٢٠﴾ |
| **21.** И зошто кога Кур'анот им се чита на сеџде не паѓаат? | وَإِذَا قُرِئَ عَلَيْهِمُ ٱلْقُرْءَانُ لَا يَسْجُدُونَ ۩ ﴿٢١﴾ |
| **22.** Но, лажат оние кои не веруваат. | بَلِ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ يُكَذِّبُونَ ﴿٢٢﴾ |
| **23.** Аллах најдобро го знае она што го кријат! | وَٱللَّهُ أَعْلَمُ بِمَا يُوعُونَ ﴿٢٣﴾ |
| **24.** И зарадувај ги, тогаш, со казната болна! | فَبَشِّرْهُم بِعَذَابٍ أَلِيمٍ ﴿٢٤﴾ |

**25.** Освен оние кои веруваат и
кои добри дела работат - нив ги
чека награда неминлива.

إِلَّا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ
لَهُمْ أَجْرٌ غَيْرُ مَمْنُونٍۭ ﴿٢٥﴾

## *ЕЛ-БУРУЏ* (Ѕвезди) LXXXV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во небото со
ѕвезди преполно,

وَٱلسَّمَآءِ ذَاتِ ٱلْبُرُوجِ ﴿١﴾

**2.** и во Денот ветен,

وَٱلْيَوْمِ ٱلْمَوْعُودِ ﴿٢﴾

**3.** и во сведокот и во пос-
ведоченото,

وَشَاهِدٍ وَمَشْهُودٍ ﴿٣﴾

**4.** проколнети нека бидат
сопствениците на робови,

قُتِلَ أَصْحَٰبُ ٱلْأُخْدُودِ ﴿٤﴾

**5.** преполни со гориво на оган,

ٱلنَّارِ ذَاتِ ٱلْوَقُودِ ﴿٥﴾

**6.** кои, крај него, седеа,

إِذْ هُمْ عَلَيْهَا قُعُودٌ ﴿٦﴾

**7.** и кои, токму, беа сведоци на
она што го правеа со верниците!

وَهُمْ عَلَىٰ مَا يَفْعَلُونَ بِٱلْمُؤْمِنِينَ شُهُودٌ ﴿٧﴾

**8.** Им се одмаздуваа затоа што
веруваа во Аллах, Силниот и за
благодарност Достојниот!

وَمَا نَقَمُوا۟ مِنْهُمْ إِلَّآ أَن يُؤْمِنُوا۟ بِٱللَّهِ
ٱلْعَزِيزِ ٱلْحَمِيدِ ﴿٨﴾

**9.** И власта и на небесата и на
Земјата е - Негова! Аллах,
секако, е Сведок за сè!

ٱلَّذِى لَهُۥ مُلْكُ ٱلسَّمَٰوَٰتِ وَٱلْأَرْضِ ۚ
وَٱللَّهُ عَلَىٰ كُلِّ شَىْءٍ شَهِيدٌ ﴿٩﴾

**10.** Оние кои, навистина, ги
мачеа верниците и верничките,
потоа не се покајаа... за нив има
казна џехеннемска, за нив има
казна Харик!

إِنَّ ٱلَّذِينَ فَتَنُوا۟ ٱلْمُؤْمِنِينَ وَٱلْمُؤْمِنَٰتِ ثُمَّ لَمْ يَتُوبُوا۟
فَلَهُمْ عَذَابُ جَهَنَّمَ وَلَهُمْ عَذَابُ ٱلْحَرِيقِ ﴿١٠﴾

**11.** А оние, пак, кои веруваа и работеа добри дела, навистина!... за нив има бавчи џеннетски низ кои реки течат. Ете, тоа е победа голема!

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ لَهُمْ جَنَّٰتٌ تَجْرِى مِن تَحْتِهَا ٱلْأَنْهَٰرُ ۚ ذَٰلِكَ ٱلْفَوْزُ ٱلْكَبِيرُ ١١

**12.** Усвитено е, навистина, казнувањето на Господарот твој.

إِنَّ بَطْشَ رَبِّكَ لَشَدِيدٌ ١٢

**13.** Он, секако, создава и повторно создава!

إِنَّهُۥ هُوَ يُبْدِئُ وَيُعِيدُ ١٣

**14.** Он, секако, е Простувач и Срдечен!

وَهُوَ ٱلْغَفُورُ ٱلْوَدُودُ ١٤

**15.** Господарот на Аршот, Славниот!

ذُو ٱلْعَرْشِ ٱلْمَجِيدُ ١٥

**16.** Чинител на она што го посакува.

فَعَّالٌ لِّمَا يُرِيدُ ١٦

**17.** Ти дојде ли говорот за војската,

هَلْ أَتَىٰكَ حَدِيثُ ٱلْجُنُودِ ١٧

**18.** за фараонот и за Семуд?

فِرْعَوْنَ وَثَمُودَ ١٨

**19.** Но, оние кои не веруваат, постојано во лага си паѓаат,

بَلِ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ فِى تَكْذِيبٍ ١٩

**20.** а Аллах ќе ги опфати од сите страни!

وَٱللَّهُ مِن وَرَآئِهِم مُّحِيطٌۢ ٢٠

**21.** Но, тоа е Кур'ан Славен,

بَلْ هُوَ قُرْءَانٌ مَّجِيدٌ ٢١

**22.** во Лехви Махфуз сочуван!

فِى لَوْحٍ مَّحْفُوظٍۭ ٢٢

## *ЕТ-ТАРИК* (Деница) LXXXVI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во небото и во Деница!

وَٱلسَّمَآءِ وَٱلطَّارِقِ ١

**2.** А знаеш ли ти што е тоа Деница?

وَمَآ أَدۡرَىٰكَ مَا ٱلطَّارِقُ ٢

**3.** Ѕвезда што свети!

ٱلنَّجۡمُ ٱلثَّاقِبُ ٣

**4.** Над секоја душа има и бдеец.

إِن كُلُّ نَفۡسٖ لَّمَّا عَلَيۡهَا حَافِظٞ ٤

**5.** Па, нека човекот погледа од што е создаден,

فَلۡيَنظُرِ ٱلۡإِنسَٰنُ مِمَّ خُلِقَ ٥

**6.** создаден е од вода што се исфрла,

خُلِقَ مِن مَّآءٖ دَافِقٖ ٦

**7.** која излегува меѓу ‘рбетот и градите.

يَخۡرُجُ مِنۢ بَيۡنِ ٱلصُّلۡبِ وَٱلتَّرَآئِبِ ٧

**8.** Да, Он е Кадар да го повтори творењето Свое,

إِنَّهُۥ عَلَىٰ رَجۡعِهِۦ لَقَادِرٞ ٨

**9.** на Денот кога ќе се кажуваат тајните,

يَوۡمَ تُبۡلَى ٱلسَّرَآئِرُ ٩

**10.** кога човекот не ќе има ни моќ ни поддржник.

فَمَا لَهُۥ مِن قُوَّةٖ وَلَا نَاصِرٖ ١٠

**11.** Се колнам и во небото, со вода преполно,

وَٱلسَّمَآءِ ذَاتِ ٱلرَّجۡعِ ١١

**12.** и во земјата која се расцепува,

وَٱلۡأَرۡضِ ذَاتِ ٱلصَّدۡعِ ١٢

**13.** Кур’анот, навистина, е Говор што одделува!

إِنَّهُۥ لَقَوۡلٞ فَصۡلٞ ١٣

**14.** Он не е празен Говор.

وَمَا هُوَ بِٱلۡهَزۡلِ ١٤

**15.** Оние, сплеткарејќи, сплетки прават, إِنَّهُمْ يَكِيدُونَ كَيْدًا ﴿١٥﴾

**16.** а Јас сплетките ги расплеткувам. وَأَكِيدُ كَيْدًا ﴿١٦﴾

**17.** Па, остави ги неверниците и дај им малку време! فَمَهِّلِ الْكَافِرِينَ أَمْهِلْهُمْ رُوَيْدًا ﴿١٧﴾

## ЕЛ-А'ЛА (Севишен) LXXXVII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** Слави Го, името на Господарот твој, Севишен! سَبِّحِ اسْمَ رَبِّكَ الْأَعْلَى ﴿١﴾

**2.** Кој создаде и добар ред постави, الَّذِي خَلَقَ فَسَوَّىٰ ﴿٢﴾

**3.** Кој одреди и потоа упати, وَالَّذِي قَدَّرَ فَهَدَىٰ ﴿٣﴾

**4.** Кој дава да никне пасиште, وَالَّذِي أَخْرَجَ الْمَرْعَىٰ ﴿٤﴾

**5.** а потоа одредува да стане сува трева. فَجَعَلَهُ غُثَاءً أَحْوَىٰ ﴿٥﴾

**6.** Ние ќе одредиме да читаш па ништо нема да заборавиш, سَنُقْرِئُكَ فَلَا تَنسَىٰ ﴿٦﴾

**7.** освен она што ќе го посака Аллах. Да, Он го знае и она што е јавно и она што е тајно. إِلَّا مَا شَاءَ اللَّهُ ۚ إِنَّهُ يَعْلَمُ الْجَهْرَ وَمَا يَخْفَىٰ ﴿٧﴾

**8.** И Ние ќе те упатиме во она што е најлесно. وَنُيَسِّرُكَ لِلْيُسْرَىٰ ﴿٨﴾

**9.** Па, опоменувај - Опомената ако користи, فَذَكِّرْ إِن نَّفَعَتِ الذِّكْرَىٰ ﴿٩﴾

**10.** ќе се опомене оној што стравува,

سَيَذَّكَّرُ مَن يَخْشَىٰ ﴿١٠﴾

**11.** а од неа ќе се оддалечува најлошиот,

وَيَتَجَنَّبُهَا ٱلْأَشْقَى ﴿١١﴾

**12.** оној што ќе биде турнат во огнот голем,

ٱلَّذِى يَصْلَى ٱلنَّارَ ٱلْكُبْرَىٰ ﴿١٢﴾

**13.** кој потоа во него не ќе умре и не ќе живее.

ثُمَّ لَا يَمُوتُ فِيهَا وَلَا يَحْيَىٰ ﴿١٣﴾

**14.** Да, спасен е оној кој ќе се очисти,

قَدْ أَفْلَحَ مَن تَزَكَّىٰ ﴿١٤﴾

**15.** кој го споменува името на Господарот свој и кој се клања.

وَذَكَرَ ٱسْمَ رَبِّهِۦ فَصَلَّىٰ ﴿١٥﴾

**16.** Но вие повеќе го сакате животот на овој свет,

بَلْ تُؤْثِرُونَ ٱلْحَيَوٰةَ ٱلدُّنْيَا ﴿١٦﴾

**17.** а Ахирет е подобар и е вечен.

وَٱلْءَاخِرَةُ خَيْرٌ وَأَبْقَىٰٓ ﴿١٧﴾

**18.** Да, ова е внесено во страниците одамнешни,

إِنَّ هَٰذَا لَفِى ٱلصُّحُفِ ٱلْأُولَىٰ ﴿١٨﴾

**19.** во страниците на Ибрахим и на Муса!

صُحُفِ إِبْرَٰهِيمَ وَمُوسَىٰ ﴿١٩﴾

## *ЕЛ-ГАШИЈА* (Поклопи) LXXXVIII

سُورَةُ الغَاشِيَةِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Ти дојде ли говорот за она што поклопи?

هَلْ أَتَىٰكَ حَدِيثُ ٱلْغَٰشِيَةِ ﴿١﴾

**2.** Лицата на Денот тој ќе бидат уплашени,

وُجُوهٌ يَوْمَئِذٍ خَٰشِعَةٌ ﴿٢﴾

**3.** изморени и жалосни!

عَامِلَةٌ نَّاصِبَةٌ ٣

**4.** Ќе се пржат во огнот жесток,

تَصْلَىٰ نَارًا حَامِيَةً ٤

**5.** ќе се напојуваат од изворот усвитен;

تُسْقَىٰ مِنْ عَيْنٍ آنِيَةٍ ٥

**6.** за нив не ќе има храна, освен трње,

لَّيْسَ لَهُمْ طَعَامٌ إِلَّا مِن ضَرِيعٍ ٦

**7.** која не ќе нахрани а ниту, пак, гладот ќе го отстрани,

لَّا يُسْمِنُ وَلَا يُغْنِي مِن جُوعٍ ٧

**8.** на Денот тој ќе има и лица благословени,

وُجُوهٌ يَوْمَئِذٍ نَّاعِمَةٌ ٨

**9.** со трудот нивни задоволни,

لِّسَعْيِهَا رَاضِيَةٌ ٩

**10.** во Џеннетот возвишен,

فِي جَنَّةٍ عَالِيَةٍ ١٠

**11.** во кој не ќе слушаат зборови празни,

لَّا تَسْمَعُ فِيهَا لَاغِيَةً ١١

**12.** во него ќе има и извор што тече,

فِيهَا عَيْنٌ جَارِيَةٌ ١٢

**13.** и кревети подигнати,

فِيهَا سُرُرٌ مَّرْفُوعَةٌ ١٣

**14.** и пехари поставени,

وَأَكْوَابٌ مَّوْضُوعَةٌ ١٤

**15.** и перници поредени,

وَنَمَارِقُ مَصْفُوفَةٌ ١٥

**16.** и простирки спрострени!

وَزَرَابِيُّ مَبْثُوثَةٌ ١٦

**17.** Не гледаат ли кон камилата како е создадена,

أَفَلَا يَنظُرُونَ إِلَى الْإِبِلِ كَيْفَ خُلِقَتْ ١٧

**18.** и кон небото како е подигнато,

وَإِلَى السَّمَاءِ كَيْفَ رُفِعَتْ ١٨

| | |
|---|---|
| **19.** и кон брдата како се поставени, | وَإِلَى ٱلْجِبَالِ كَيْفَ نُصِبَتْ ﴿١٩﴾ |
| **20.** и кон земјата како е порамнета? | وَإِلَى ٱلْأَرْضِ كَيْفَ سُطِحَتْ ﴿٢٠﴾ |
| **21.** Па, опоменувај. Ти си, навистина, само опоменувач! | فَذَكِّرْ إِنَّمَآ أَنتَ مُذَكِّرٌ ﴿٢١﴾ |
| **22.** Не е твое да владееш со нив! | لَّسْتَ عَلَيْهِم بِمُصَيْطِرٍ ﴿٢٢﴾ |
| **23.** А оној кој ги врти плеќите и оној кој не верува, | إِلَّا مَن تَوَلَّىٰ وَكَفَرَ ﴿٢٣﴾ |
| **24.** па, Аллах ќе го казни со казна голема! | فَيُعَذِّبُهُ ٱللَّهُ ٱلْعَذَابَ ٱلْأَكْبَرَ ﴿٢٤﴾ |
| **25.** Враќањето нивно е - кон Нас, | إِنَّ إِلَيْنَآ إِيَابَهُمْ ﴿٢٥﴾ |
| **26.** и полагањето сметка, потоа, е - при Нас! | ثُمَّ إِنَّ عَلَيْنَا حِسَابَهُم ﴿٢٦﴾ |

## *ЕЛ-ФЕЏР* (Зора) LXXXIX

سُورَةُ الفَجْرِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

| | |
|---|---|
| **1.** Се колнам во зората, | وَٱلْفَجْرِ ﴿١﴾ |
| **2.** и во десетте ноќи, | وَلَيَالٍ عَشْرٍ ﴿٢﴾ |
| **3.** парни и непарни, | وَٱلشَّفْعِ وَٱلْوَتْرِ ﴿٣﴾ |
| **4.** и во ноќта кога ќе исчезне, | وَٱلَّيْلِ إِذَا يَسْرِ ﴿٤﴾ |
| **5.** има ли во тоа, за надарениот со разбир, заклетва? | هَلْ فِى ذَٰلِكَ قَسَمٌ لِّذِى حِجْرٍ ﴿٥﴾ |

**6.** Не виде ли како постапи Господарот твој со Ад?

أَلَمْ تَرَ كَيْفَ فَعَلَ رَبُّكَ بِعَادٍ ﴿٦﴾

**7.** И со Ирам, кој имаше столбови големи,

إِرَمَ ذَاتِ الْعِمَادِ ﴿٧﴾

**8.** на кои слични немаше изградено по градовите?

الَّتِي لَمْ يُخْلَقْ مِثْلُهَا فِي الْبِلَادِ ﴿٨﴾

**9.** И со Семуд кој делкаше карпи во долината,

وَثَمُودَ الَّذِينَ جَابُوا الصَّخْرَ بِالْوَادِ ﴿٩﴾

**10.** и со фараонот, сопственикот на шаторите,

وَفِرْعَوْنَ ذِي الْأَوْتَادِ ﴿١٠﴾

**11.** кои беа насилници по градовите!

الَّذِينَ طَغَوْا فِي الْبِلَادِ ﴿١١﴾

**12.** И мноштво, по нена, безредие се сееше,

فَأَكْثَرُوا فِيهَا الْفَسَادَ ﴿١٢﴾

**13.** па затоа Господарот твој корбачот на казната врз нив го опаша.

فَصَبَّ عَلَيْهِمْ رَبُّكَ سَوْطَ عَذَابٍ ﴿١٣﴾

**14.** Да, Господарот твој е во заседа!

إِنَّ رَبَّكَ لَبِالْمِرْصَادِ ﴿١٤﴾

**15.** Што се однесува до човекот, кога Господарот негов ќе го искуша, па ќе го почести и благослови, ќе рече: “Господарот мој ме почести.”

فَأَمَّا الْإِنْسَانُ إِذَا مَا ابْتَلَاهُ رَبُّهُ فَأَكْرَمَهُ وَنَعَّمَهُ فَيَقُولُ رَبِّي أَكْرَمَنِ ﴿١٥﴾

**16.** А кога, пак, ќе го искуша со она со што малку ‘рск ќе оствари, ќе рече: “Госаподарот мој ме остави.”

وَأَمَّا إِذَا مَا ابْتَلَاهُ فَقَدَرَ عَلَيْهِ رِزْقَهُ فَيَقُولُ رَبِّي أَهَانَنِ ﴿١٦﴾

**17.** Но, не! На јетимот чест не му правите,

كَلَّا بَل لَّا تُكۡرِمُونَ ٱلۡيَتِيمَ ١٧

**18.** а ниту, пак, сиромавиот го храните,

وَلَا تَحَٰٓضُّونَ عَلَىٰ طَعَامِ ٱلۡمِسۡكِينِ ١٨

**19.** а јадете оставина лакомо,

وَتَأۡكُلُونَ ٱلتُّرَاثَ أَكۡلٗا لَّمّٗا ١٩

**20.** и богатство сакате, сакајќи го прекумерно!

وَتُحِبُّونَ ٱلۡمَالَ حُبّٗا جَمّٗا ٢٠

**21.** Но, не! Кога земјата ќе се распарчи на парчиња,

كَلَّآ إِذَا دُكَّتِ ٱلۡأَرۡضُ دَكّٗا دَكّٗا ٢١

**22.** и кога ќе дојде Господарот твој и мелеките, еднидодруги поредени,

وَجَآءَ رَبُّكَ وَٱلۡمَلَكُ صَفّٗا صَفّٗا ٢٢

**23.** и на Денот тој кога Џехеннемот ќе се приближи, на Денот тој човекот ќе се сеќава. А за кое, пак, добро ќе му користи сеќавањето?

وَجِاْيٓءَ يَوۡمَئِذِۭ بِجَهَنَّمَۚ يَوۡمَئِذٖ يَتَذَكَّرُ ٱلۡإِنسَٰنُ
وَأَنَّىٰ لَهُ ٱلذِّكۡرَىٰ ٢٣

**24.** Ќе рече: “О тешко мене! Е, само да се подготвев за животот мој!”

يَقُولُ يَٰلَيۡتَنِي قَدَّمۡتُ لِحَيَاتِي ٢٤

**25.** Па, на Денот тој никој не ќе казнува како што Он ќе казнува.

فَيَوۡمَئِذٖ لَّا يُعَذِّبُ عَذَابَهُۥٓ أَحَدٞ ٢٥

**26.** И никој не ќе врзува цврсто како што Он ќе врзува.

وَلَا يُوثِقُ وَثَاقَهُۥٓ أَحَدٞ ٢٦

**27.** О душо смирена!

يَٰٓأَيَّتُهَا ٱلنَّفۡسُ ٱلۡمُطۡمَئِنَّةُ ٢٧

**28.** Врати се кон Господарот твој задоволна, а и Он со тебе задоволен,

ٱرۡجِعِيٓ إِلَىٰ رَبِّكِ رَاضِيَةٗ مَّرۡضِيَّةٗ ٢٨

**29.** и влези,тогаш, меѓу робовите Мои,

فَٱدۡخُلِي فِي عِبَٰدِي ٢٩

**30.** и влези во Џеннетот Мој!

وَٱدۡخُلِي جَنَّتِي ٣٠

## *ЕЛ-БЕЛЕД* (Град) ХС



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Не! Се колнам во градот овој,

لَآ أُقۡسِمُ بِهَٰذَا ٱلۡبَلَدِ ١

**2.** - како граѓанин ќе бидеш во градот тој.

وَأَنتَ حِلُّۢ بِهَٰذَا ٱلۡبَلَدِ ٢

**3.** И се колнам во родителот и во она што го роди!

وَوَالِدٖ وَمَا وَلَدَ ٣

**4.** Ние го создадовме човекот, секако, да се труди.

لَقَدۡ خَلَقۡنَا ٱلۡإِنسَٰنَ فِي كَبَدٍ ٤

**5.** Мисли ли дека никој не може против него?

أَيَحۡسَبُ أَن لَّن يَقۡدِرَ عَلَيۡهِ أَحَدٞ ٥

**6.** Тој вели: “Голем имот потрошив!”

يَقُولُ أَهۡلَكۡتُ مَالٗا لُّبَدًا ٦

**7.** Мисли ли дека никој не може да го види?

أَيَحۡسَبُ أَن لَّمۡ يَرَهُۥٓ أَحَدٌ ٧

**8.** Нели Ние му дадовме очи две,

أَلَمۡ نَجۡعَل لَّهُۥ عَيۡنَيۡنِ ٨

**9.** и јазик и усни две?

وَلِسَانٗا وَشَفَتَيۡنِ ٩

**10.** И Ние го упативме кон патишта два,

وَهَدَيۡنَٰهُ ٱلنَّجۡدَيۡنِ ١٠

**11.** па не можеше да се искачи по Аккаба.

فَلَا ٱقۡتَحَمَ ٱلۡعَقَبَةَ ١١

**12.** А знаеш ли ти што е тоа Аккаба?

وَمَآ أَدۡرَىٰكَ مَا ٱلۡعَقَبَةُ ﴿١٢﴾

**13.** Па, роб да се ослободи,

فَكُّ رَقَبَةٍ ﴿١٣﴾

**14.** или да се нахрани кога гладот коси,

أَوۡ إِطۡعَٰمٞ فِي يَوۡمٖ ذِي مَسۡغَبَةٖ ﴿١٤﴾

**15.** јетим или од роднината блиска,

يَتِيمٗا ذَا مَقۡرَبَةٍ ﴿١٥﴾

**16.** или сиромав, со неволји оптоварен,

أَوۡ مِسۡكِينٗا ذَا مَتۡرَبَةٖ ﴿١٦﴾

**17.** и да биде, освен тоа, меѓу оние кои веруваат и кои еднинадруги трпеливост прпорачуваат и кои еднисодруги милост препорачуваат.

ثُمَّ كَانَ مِنَ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَتَوَاصَوۡاْ
بِٱلصَّبۡرِ وَتَوَاصَوۡاْ بِٱلۡمَرۡحَمَةِ ﴿١٧﴾

**18.** Онаквите се жители на Среќата,

أُوْلَٰٓئِكَ أَصۡحَٰبُ ٱلۡمَيۡمَنَةِ ﴿١٨﴾

**19.** а оние кои не веруваат во знаменијата Наши ... жители се на Несреќата.

وَٱلَّذِينَ كَفَرُواْ بِـَٔايَٰتِنَا هُمۡ أَصۡحَٰبُ ٱلۡمَشۡـَٔمَةِ ﴿١٩﴾

**20.** Врз нив ќе биде оган затворен.

عَلَيۡهِمۡ نَارٞ مُّؤۡصَدَةُۢ ﴿٢٠﴾

## *ЕШ-ШЕМС* (Сонце) XCI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**




**1.** Се колнам во Сонцето и светлината негова,

وَٱلشَّمۡسِ وَضُحَىٰهَا ﴿١﴾

**2.** и во Месечината кога го следи,

وَٱلۡقَمَرِ إِذَا تَلَىٰهَا ٢

**3.** и во денот кога ќе го раздени,

وَٱلنَّهَارِ إِذَا جَلَّىٰهَا ٣

**4.** и во ноќта кога ќе го покрие,

وَٱلَّيۡلِ إِذَا يَغۡشَىٰهَا ٤

**5.** и во небото и во она што Он го подигна,

وَٱلسَّمَآءِ وَمَا بَنَىٰهَا ٥

**6.** и во земјата и Оној што ја простре,

وَٱلۡأَرۡضِ وَمَا طَحَىٰهَا ٦

**7.** и во душата и Оној што ја создаде,

وَنَفۡسٖ وَمَا سَوَّىٰهَا ٧

**8.** па ѝ вдахна да разликува расипано од богобојазливо.

فَأَلۡهَمَهَا فُجُورَهَا وَتَقۡوَىٰهَا ٨

**9.** Се спаси, секако, оној што ќе ја очисти,

قَدۡ أَفۡلَحَ مَن زَكَّىٰهَا ٩

**10.** а ќе пропадне оној што ќе ја извалка.

وَقَدۡ خَابَ مَن دَسَّىٰهَا ١٠

**11.** Семуд лажеше заради насилството свое,

كَذَّبَتۡ ثَمُودُ بِطَغۡوَىٰهَآ ١١

**12.** кога еден несреќник се појавил меѓу нив,

إِذِ ٱنۢبَعَثَ أَشۡقَىٰهَا ١٢

**13.** па им рече Аллаховиот пејгамбер: “Камилата Аллахова... ред е нејзин да пие!”

فَقَالَ لَهُمۡ رَسُولُ ٱللَّهِ نَاقَةَ ٱللَّهِ وَسُقۡيَٰهَا ١٣

**14.** Тогаш го сметаа за лажко; ја заклаа. И Господарот нивни ги казни заради гревот нивни и, ете, ги снема.

فَكَذَّبُوهُ فَعَقَرُوهَا فَدَمۡدَمَ عَلَيۡهِمۡ رَبُّهُم بِذَنۢبِهِمۡ فَسَوَّىٰهَا ١٤

**15.** И Он не се плаши од последиците на тоа!

وَلَا يَخَافُ عُقْبَٰهَا ١٥

## *ЕЛ-ЛЕЈЛ* (Ноќ) XCII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во ноќта кога таа ќе опфати,

وَاللَّيْلِ إِذَا يَغْشَىٰ ١

**2.** и во денот кога ќе се раздени,

وَالنَّهَارِ إِذَا تَجَلَّىٰ ٢

**3.** и во Оној кој создава машко и женско

وَمَا خَلَقَ الذَّكَرَ وَالْأُنثَىٰ ٣

**4.** настојувањето ваше, навистина, е различно!

إِنَّ سَعْيَكُمْ لَشَتَّىٰ ٤

**5.** Па, што се однесува до оној кој дели и кој е богобојазлив,

فَأَمَّا مَنْ أَعْطَىٰ وَاتَّقَىٰ ٥

**6.** и кој најубавото го смета за вистинско,

وَصَدَّقَ بِالْحُسْنَىٰ ٦

**7.** нему, тогаш, Ние најлесното ќе му го олесниме,

فَسَنُيَسِّرُهُ لِلْيُسْرَىٰ ٧

**8.** а што се однесува, пак, до оној кој е шкржав и кој кон обилност тежнее,

وَأَمَّا مَن بَخِلَ وَاسْتَغْنَىٰ ٨

**9.** и кој најубавото го смета за лажно,

وَكَذَّبَ بِالْحُسْنَىٰ ٩

**10.** нему, тогаш, Ние најтешкото ќе му го отежниме.

فَسَنُيَسِّرُهُ لِلْعُسْرَىٰ ١٠

**11.** И нему имотот, кога ќе се фрли наглавачке, не ќе му користи.

وما يغني عنه ماله إذا تردى ﴿١١﴾

**12.** Упатувањето по Патоказот е - Наше!

إن علينا للهدى ﴿١٢﴾

**13.** И Ахирет и овој свет се - Наши!

وإن لنا للآخرة والأولى ﴿١٣﴾

**14.** Па, јас ве опоменувам за огнот што пламти!

فأنذرتكم نارا تلظى ﴿١٤﴾

**15.** кој ќе го пржи само расипаниот,

لا يصلاها إلا الأشقى ﴿١٥﴾

**16.** кој лажеше и кој плеќите ги вртеше.

الذي كذب وتولى ﴿١٦﴾

**17.** Најбогобојазливиот од него далеку ќе биде,

وسيجنبها الأتقى ﴿١٧﴾

**18.** кој го дава имотот свој да се очисти,

الذي يؤتي ماله يتزكى ﴿١٨﴾

**19.** без да очекува од некого со благодат да му возврати,

وما لأحد عنده من نعمة تجزى ﴿١٩﴾

**20.** освен заради тоа што го посакува Лицето на Господарот свој, Возвишен, -

إلا ابتغاء وجه ربه الأعلى ﴿٢٠﴾

**21.** ќе биде задоволен, секако!

ولسوف يرضى ﴿٢١﴾

## *ЕД-ДУХА (Утро)* XCIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**



**1.** Се колнам во утрото,

وَٱلضُّحَىٰ ١

**2.** и во ноќта кога таа ќе се скрие,

وَٱلَّيۡلِ إِذَا سَجَىٰ ٢

**3.** Господарот твој не те остави и не те замрази!

مَا وَدَّعَكَ رَبُّكَ وَمَا قَلَىٰ ٣

**4.** За тебе сигурно е подобро на Ахирет отколку на овој свет!

وَلَلۡأٓخِرَةُ خَيۡرٞ لَّكَ مِنَ ٱلۡأُولَىٰ ٤

**5.** Господарот твој, секако, ќе ти даде и ќе бидеш задоволен!

وَلَسَوۡفَ يُعۡطِيكَ رَبُّكَ فَتَرۡضَىٰٓ ٥

**6.** Нели Он те затекна сираче? Па, потоа, те заштити.

أَلَمۡ يَجِدۡكَ يَتِيمٗا فَـَٔاوَىٰ ٦

**7.** Нели Он те затекна скршнат во заблуди? Па, потоа, те упати!

وَوَجَدَكَ ضَآلّٗا فَهَدَىٰ ٧

**8.** Нели Он те затекна сиромав? Па, потоа, те збогати!

وَوَجَدَكَ عَآئِلٗا فَأَغۡنَىٰ ٨

**9.** Ете, затоа, јетим не угнетувај,

فَأَمَّا ٱلۡيَتِيمَ فَلَا تَقۡهَرۡ ٩

**10.** а оној кој пита, не одбивај го!

وَأَمَّا ٱلسَّآئِلَ فَلَا تَنۡهَرۡ ١٠

**11.** И за благодатите на Господарот твој,тогаш, разговарај!

وَأَمَّا بِنِعۡمَةِ رَبِّكَ فَحَدِّثۡ ١١

## *ЕШ-ШЕРХ*
## (Широкоградност) XCIV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Нели Ние ги отворивме градите твои,

أَلَمۡ نَشۡرَحۡ لَكَ صَدۡرَكَ ١

2. и Ние го симнавме бремето тешко од тебе, وَوَضَعْنَا عَنكَ وِزْرَكَ ﴿٢﴾

3. што ги тегнеше плеќите твои? الَّذِي أَنقَضَ ظَهْرَكَ ﴿٣﴾

4. И Ние го воздигнавме споменот твој. وَرَفَعْنَا لَكَ ذِكْرَكَ ﴿٤﴾

5. Па, навистина, покрај тешкотијата е леснотија, فَإِنَّ مَعَ الْعُسْرِ يُسْرًا ﴿٥﴾

6. и, навистина, покрај тешкотијата е леснотија! إِنَّ مَعَ الْعُسْرِ يُسْرًا ﴿٦﴾

7. А кога, пак, ќе се ослободиш, тогаш, исправи се! فَإِذَا فَرَغْتَ فَانصَبْ ﴿٧﴾

8. И кон Господарот твој, тогаш, посакувај да се управиш! وَإِلَىٰ رَبِّكَ فَارْغَب ﴿٨﴾

## *ЕТ-ТИН* (Смоква) XCV

سُورَةُ التِّينِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

1. Се колнам во смоквата и во маслинката, وَالتِّينِ وَالزَّيْتُونِ ﴿١﴾

2. и во ридот Синај, وَطُورِ سِينِينَ ﴿٢﴾

3. и во овој град, безбеден - وَهَٰذَا الْبَلَدِ الْأَمِينِ ﴿٣﴾

4. дека човекот, секако, Ние го создадовме во најличен изглед, لَقَدْ خَلَقْنَا الْإِنسَانَ فِي أَحْسَنِ تَقْوِيمٍ ﴿٤﴾

5. а потоа Ние ќе го вратиме во најгрд изглед, ثُمَّ رَدَدْنَاهُ أَسْفَلَ سَافِلِينَ ﴿٥﴾

**6.** освен оние кои веруваат и кои добри дела работат... та, за нив има награда неизмерна.

إِلَّا الَّذِينَ ءَامَنُوا وَعَمِلُوا الصَّالِحَاتِ فَلَهُمْ أَجْرٌ غَيْرُ مَمْنُونٍ ٦

**7.** Па, што те натера да го сметаш за лажен Денот ветен?

فَمَا يُكَذِّبُكَ بَعْدُ بِالدِّينِ ٧

**8.** Нели Аллах од праведните судии е Најправедниот?

أَلَيْسَ اللَّهُ بِأَحْكَمِ الْحَاكِمِينَ ٨

## *ЕЛ-АЛЕК* (Грушка) XCVI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ اللَّهِ الرَّحْمَٰنِ الرَّحِيمِ

**1.** Читај во името на Господарот твој кој создаде,

اقْرَأْ بِاسْمِ رَبِّكَ الَّذِي خَلَقَ ١

**2.** го создаде човекот од грушка на крв!

خَلَقَ الْإِنسَانَ مِنْ عَلَقٍ ٢

**3.** Читај, зашто Господарот твој, навистина, е Најблагороден,

اقْرَأْ وَرَبُّكَ الْأَكْرَمُ ٣

**4.** кој поучува со перце:

الَّذِي عَلَّمَ بِالْقَلَمِ ٤

**5.** го поучи човекот со она што не го знаеше.

عَلَّمَ الْإِنسَانَ مَا لَمْ يَعْلَمْ ٥

**6.** Но, не! Човекот, навистина, се засилува

كَلَّا إِنَّ الْإِنسَانَ لَيَطْغَىٰ ٦

**7.** откога ќе види дека, секако, е во изобилие.

أَن رَّءَاهُ اسْتَغْنَىٰ ٧

**8.** Кон Господарот твој, навистина, е враќањето!

إِنَّ إِلَىٰ رَبِّكَ الرُّجْعَىٰ ٨

**9.** Го виде ли оној кој му забранува

أَرَءَيْتَ الَّذِي يَنْهَىٰ ٩

**10.** на робот намаз да изврши?

عَبۡدًا إِذَا صَلَّىٰٓ ١٠

**11.** Го виде ли дека е по Патоказот,

أَرَءَيۡتَ إِن كَانَ عَلَى ٱلۡهُدَىٰٓ ١١

**12.** или, пак, дека наредува богобојазливост?

أَوۡ أَمَرَ بِٱلتَّقۡوَىٰٓ ١٢

**13.** Го виде ли дека лаже и дека плеќите ги врти?

أَرَءَيۡتَ إِن كَذَّبَ وَتَوَلَّىٰٓ ١٣

**14.** Е, па, не знаеше ли дека Аллах, навистина, гледа?

أَلَمۡ يَعۡلَم بِأَنَّ ٱللَّهَ يَرَىٰ ١٤

**15.** Но, не! Ако не престане со тоа Ние, навистина, ќе го фатиме за чело,

كَلَّا لَئِن لَّمۡ يَنتَهِ لَنَسۡفَعَۢا بِٱلنَّاصِيَةِ ١٥

**16.** за челото лажно и грешно!

نَاصِيَةٖ كَٰذِبَةٍ خَاطِئَةٖ ١٦

**17.** Па, нека ја повика дружината своја,

فَلۡيَدۡعُ نَادِيَهُۥ ١٧

**18.** а Ние ќе ги повикаме Зебание!

سَنَدۡعُ ٱلزَّبَانِيَةَ ١٨

**19.** Но, не! Ти не слушај го него, падни на сеџде и приближи се до Аллах!

كَلَّا لَا تُطِعۡهُ وَٱسۡجُدۡۤ وَٱقۡتَرِب ۩ ١٩

## *ЕЛ-КАДР* (Кадр) XCVII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Кур’анот Ние, навистина, започнавме да го објавуваме во ноќта Кадр!

إِنَّآ أَنزَلۡنَٰهُ فِي لَيۡلَةِ ٱلۡقَدۡرِ ١

**2.** А знаеш ли ти која е таа ноќ Кадр?

وَمَآ أَدۡرَىٰكَ مَا لَيۡلَةُ ٱلۡقَدۡرِ ٢

**3.** Ноќта Кадр е подобра од илјада месеци.

لَيْلَةُ ٱلْقَدْرِ خَيْرٌ مِّنْ أَلْفِ شَهْرٍ ﴿٣﴾

**4.** Во таа ноќ се спуштаат мелеките и Џибрил со одобрението на Господарот нивни, по наредба секоја!

تَنَزَّلُ ٱلْمَلَٰٓئِكَةُ وَٱلرُّوحُ فِيهَا بِإِذْنِ رَبِّهِم مِّن كُلِّ أَمْرٍ ﴿٤﴾

**5.** Селам! И тоа сè до пукањето на утрото!

سَلَٰمٌ هِىَ حَتَّىٰ مَطْلَعِ ٱلْفَجْرِ ﴿٥﴾

## *ЕЛ-БЕЈЈИНЕ* (Јаснотија)XCVIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Оние кои не веруваа, меѓу Следбениците на Книгата и многубошците, не престанаа сè додека не им дојде јаснотија,

لَمْ يَكُنِ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِنْ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ وَٱلْمُشْرِكِينَ مُنفَكِّينَ حَتَّىٰ تَأْتِيَهُمُ ٱلْبَيِّنَةُ ﴿١﴾

**2.** еден пејгамбер од Аллах кој им ги кажува страниците чисти,

رَسُولٌ مِّنَ ٱللَّهِ يَتْلُوا۟ صُحُفًا مُّطَهَّرَةً ﴿٢﴾

**3.** во кои има прописи исправни.

فِيهَا كُتُبٌ قَيِّمَةٌ ﴿٣﴾

**4.** А оние со дадената им Книга станаа деленици токму по дојдената им јаснотија.

وَمَا تَفَرَّقَ ٱلَّذِينَ أُوتُوا۟ ٱلْكِتَٰبَ إِلَّا مِنۢ بَعْدِ مَا جَآءَتْهُمُ ٱلْبَيِّنَةُ ﴿٤﴾

**5.** Наредено им е само Аллаха да го обожаваат, и верата искрено да Му ја предаваат, во сета чистота нивна, и намаз да извршуваат и зекат да даваат. И, ете, тоа е верата исправна!

وَمَآ أُمِرُوٓا۟ إِلَّا لِيَعْبُدُوا۟ ٱللَّهَ مُخْلِصِينَ لَهُ ٱلدِّينَ حُنَفَآءَ وَيُقِيمُوا۟ ٱلصَّلَوٰةَ وَيُؤْتُوا۟ ٱلزَّكَوٰةَ وَذَٰلِكَ دِينُ ٱلْقَيِّمَةِ ﴿٥﴾

**6.** Оние кои не веруваа, меѓу Следбениците на Книгата, и

إِنَّ ٱلَّذِينَ كَفَرُوا۟ مِنْ أَهْلِ ٱلْكِتَٰبِ وَٱلْمُشْرِكِينَ

многубошците ќе бидат во огнот џехеннемски и во него за навек ќе останат... да, онаквите се од сите суштества најлошите!

فِي نَارِ جَهَنَّمَ خَٰلِدِينَ فِيهَآۚ أُوْلَٰٓئِكَ هُمۡ شَرُّ ٱلۡبَرِيَّةِ ٦

7. Оние кои, навистина, веруваа и кои добри дела работеа... да, онаквите се од сите суштества најдобрите.

إِنَّ ٱلَّذِينَ ءَامَنُواْ وَعَمِلُواْ ٱلصَّٰلِحَٰتِ أُوْلَٰٓئِكَ هُمۡ خَيۡرُ ٱلۡبَرِيَّةِ ٧

8. Наградата нивна е кај Господарот нивни: џеннетски бавчи на Адн испод кои реки течат и во нив за навек ќе останат. Аллах ќе биде задоволен од нив а и тие ќе бидат задоволни од Него. Ете, тоа е за оној кој се плаши од Господарот Свој !

جَزَآؤُهُمۡ عِندَ رَبِّهِمۡ جَنَّٰتُ عَدۡنٖ تَجۡرِي مِن تَحۡتِهَا ٱلۡأَنۡهَٰرُ خَٰلِدِينَ فِيهَآ أَبَدٗاۖ رَّضِيَ ٱللَّهُ عَنۡهُمۡ وَرَضُواْ عَنۡهُۚ ذَٰلِكَ لِمَنۡ خَشِيَ رَبَّهُۥ ٨

## *ЕЗ-ЗИЛЗАЛ* (Земјотрес) XCIX




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Кога земјата ќе биде потресена со потресот свој,

إِذَا زُلۡزِلَتِ ٱلۡأَرۡضُ زِلۡزَالَهَا ١

2. и кога земјата ќе ги исфрли тежините свои,

وَأَخۡرَجَتِ ٱلۡأَرۡضُ أَثۡقَالَهَا ٢

3. и кога човекот ќе рече: “Што ѝ е?” -

وَقَالَ ٱلۡإِنسَٰنُ مَا لَهَا ٣

4. на Денот тој ќе се случат, токму, кажувањата нејзини,

يَوۡمَئِذٖ تُحَدِّثُ أَخۡبَارَهَا ٤

**5.** кога Господарот твој, навистина, тоа ќе ѝ го вдахне.

بِأَنَّ رَبَّكَ أَوْحَىٰ لَهَا ﴿٥﴾

**6.** На Денот тој луѓето ќе се појават, поединечно, за очигледни да им станат делата нивни:

يَوْمَئِذٍ يَصْدُرُ ٱلنَّاسُ أَشْتَاتًا لِّيُرَوْا۟ أَعْمَٰلَهُمْ ﴿٦﴾

**7.** па, оној кој прави нешто добро колку голушка ситно, ќе го види,

فَمَن يَعْمَلْ مِثْقَالَ ذَرَّةٍ خَيْرًا يَرَهُۥ ﴿٧﴾

**8.** а оној, пак, кој прави нешто зло колку голушка ситно, ќе го види!

وَمَن يَعْمَلْ مِثْقَالَ ذَرَّةٍ شَرًّا يَرَهُۥ ﴿٨﴾

## *ЕЛ-АДИЈААТ* (Тркачи) С




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во тркачките коњи кои ‘ржат,

وَٱلْعَٰدِيَٰتِ ضَبْحًا ﴿١﴾

**2.** па, со нозете свои по камењата искри искрат,

فَٱلْمُورِيَٰتِ قَدْحًا ﴿٢﴾

**3.** и кои во утринските часови напаѓаат,

فَٱلْمُغِيرَٰتِ صُبْحًا ﴿٣﴾

**4.** и кои, трчајќи, прашина дигаат,

فَأَثَرْنَ بِهِۦ نَقْعًا ﴿٤﴾

**5.** и, така, во местото заеднички влегуваат!

فَوَسَطْنَ بِهِۦ جَمْعًا ﴿٥﴾

**6.** Да, човекот е неблагодарен кон Господарот свој,

إِنَّ ٱلْإِنسَٰنَ لِرَبِّهِۦ لَكَنُودٌ ﴿٦﴾

**7.** тој за тоа, навистина, е сведок,

وَإِنَّهُۥ عَلَىٰ ذَٰلِكَ لَشَهِيدٞ ٧

**8.** и тој, навистина, е цврст во љубовта кон имотот, доброто.

وَإِنَّهُۥ لِحُبِّ ٱلۡخَيۡرِ لَشَدِيدٌ ٨

**9.** Не знае ли дека кога ќе биде оживеано она што е во мезарите,

۞ أَفَلَا يَعۡلَمُ إِذَا بُعۡثِرَ مَا فِي ٱلۡقُبُورِ ٩

**10.** и кога ќе излезе она што е во градите,

وَحُصِّلَ مَا فِي ٱلصُّدُورِ ١٠

**11.** - дека Господарот нивни, навистина, на Денот тој е Известен!

إِنَّ رَبَّهُم بِهِمۡ يَوۡمَئِذٖ لَّخَبِيرُۢ ١١

## *ЕЛ-КАРИ'АТУ* (Удар) CI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسۡمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحۡمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Удар!

ٱلۡقَارِعَةُ ١

**2.** И кој ќе ти каже што е тоа удар?

مَا ٱلۡقَارِعَةُ ٢

**3.** И што знаеш ти што е тоа удар?

وَمَآ أَدۡرَىٰكَ مَا ٱلۡقَارِعَةُ ٣

**4.** Ден е тој во кој луѓето ќе бидат како бубалки расфрлани,

يَوۡمَ يَكُونُ ٱلنَّاسُ كَٱلۡفَرَاشِ ٱلۡمَبۡثُوثِ ٤

**5.** а брдата ќе бидат како растегната волна!

وَتَكُونُ ٱلۡجِبَالُ كَٱلۡعِهۡنِ ٱلۡمَنفُوشِ ٥

**6.** Што се однесува до оној чии кантари ќе натежнат,

فَأَمَّا مَن ثَقُلَتۡ مَوَٰزِينُهُۥ ٦

7. па, тој ќе биде во животот задоволен, | فَهُوَ فِي عِيشَةٍ رَّاضِيَةٍ ٧

8. а што се однесува до оној чии кантари нема да натежнат, | وَأَمَّا مَنْ خَفَّتْ مَوَازِينُهُۥ ٨

9. престојувалиштето негово, тогаш, е Хавие. | فَأُمُّهُۥ هَاوِيَةٌ ٩

10. А знаеш ли ти што е тоа Хавие? | وَمَآ أَدْرَىٰكَ مَا هِيَهْ ١٠

11. Па тоа е оган распален! | نَارٌ حَامِيَةٌۢ ١١

## *ЕТ-ТЕКАСУР* (Заработувачка) CII

سُورَةُ التَّكَاثُرِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Натпреварот во заработувачка ве упропасти, | أَلْهَىٰكُمُ ٱلتَّكَاثُرُ ١

2. сè додека мезарите не ги посетите! | حَتَّىٰ زُرْتُمُ ٱلْمَقَابِرَ ٢

3. Но, не! Ќе узнаете подоцна. | كَلَّا سَوْفَ تَعْلَمُونَ ٣

4. И пак велам: Ќе узнаете подоцна! | ثُمَّ كَلَّا سَوْفَ تَعْلَمُونَ ٤

5. Но, не! Ќе дознаете за знаењето уверливо, | كَلَّا لَوْ تَعْلَمُونَ عِلْمَ ٱلْيَقِينِ ٥

6. и ќе го здогледате Џехеннемот, сигурно! | لَتَرَوُنَّ ٱلْجَحِيمَ ٦

7. Потоа, пак, ќе го здогледате знаењето, уверливо! | ثُمَّ لَتَرَوُنَّهَا عَيْنَ ٱلْيَقِينِ ٧

**8.** Потоа, на Денот тој ќе бидете прашани за благодатот!

ثُمَّ لَتُسْـَٔلُنَّ يَوْمَئِذٍ عَنِ ٱلنَّعِيمِ ٨

## *ЕЛ-АСР* (Столетие ) CIII

سُورَةُ العَصْرِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Се колнам во столетието!

وَٱلْعَصْرِ ١

**2.** Човекот е поразен, навистина!

إِنَّ ٱلْإِنسَٰنَ لَفِى خُسْرٍ ٢

**3.** Освен оние кои веруваат и кои добри дела работат, кои еднинадруги вистина препорачуваат и кои еднинадруги трпеливост препорачуваат!

إِلَّا ٱلَّذِينَ ءَامَنُوا۟ وَعَمِلُوا۟ ٱلصَّٰلِحَٰتِ وَتَوَاصَوْا۟ بِٱلْحَقِّ وَتَوَاصَوْا۟ بِٱلصَّبْرِ ٣

## *ЕЛ-ХУМЕЗЕ* (Потсмевање) CIV





**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.**Тешко на секој оној кој се потсмева и кој клевети,

وَيْلٌ لِّكُلِّ هُمَزَةٍ لُّمَزَةٍ ١

**2.** и кој собира имот и кој брои,

ٱلَّذِى جَمَعَ مَالًا وَعَدَّدَهُۥ ٢

**3.** мислејќи дека имотот негов е вечен, навистина!

يَحْسَبُ أَنَّ مَالَهُۥٓ أَخْلَدَهُۥ ٣

**4.** Но, не! Ќе биде фрлен во Хутам!

كَلَّا ۖ لَيُنۢبَذَنَّ فِى ٱلْحُطَمَةِ ٤

**5.** А знаеш ли ти што е тоа Хутам?

وَمَآ أَدْرَىٰكَ مَا ٱلْحُطَمَةُ ٥

6. Па, тоа е Аллаховиот оган, распален!

نَارُ ٱللَّهِ ٱلْمُوقَدَةُ ٦

7. кој се вовлекува во срцата.

ٱلَّتِي تَطَّلِعُ عَلَى ٱلْأَفْـِٔدَةِ ٧

8. Огнот, навистина, врз нив е затворен,

إِنَّهَا عَلَيْهِم مُّؤْصَدَةٌ ٨

9. со столбови долги!

فِي عَمَدٍ مُّمَدَّدَةٍ ٩

## *ЕЛ-ФИИЛ* (Слон) CV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Не виде ли ти како Господарот твој постапи со сопствениците на слонот?

أَلَمْ تَرَ كَيْفَ فَعَلَ رَبُّكَ بِأَصْحَٰبِ ٱلْفِيلِ ١

2. Нели сплетките нивни Он ги скршна во бездна?

أَلَمْ يَجْعَلْ كَيْدَهُمْ فِي تَضْلِيلٍ ٢

3. И против нив испрати јато птици,

وَأَرْسَلَ عَلَيْهِمْ طَيْرًا أَبَابِيلَ ٣

4. кои ги гаѓаа со камења од скаменета глина,

تَرْمِيهِم بِحِجَارَةٍ مِّن سِجِّيلٍ ٤

5. па Он ги направи како суво лисје, изјадено!

فَجَعَلَهُمْ كَعَصْفٍ مَّأْكُولٍ ٥

## *ЕЛ-КУРЕЈШ* (Курејш) CVI




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Заради адетот на Курејшии,

لِإِيلَٰفِ قُرَيْشٍ ١

2. адетот нивни да патуваат и зиме и лете;

إِۦلَٰفِهِمْ رِحْلَةَ ٱلشِّتَآءِ وَٱلصَّيْفِ ٢

فَلْيَعْبُدُوا رَبَّ هَٰذَا الْبَيْتِ ﴿٣﴾

**3.** па, нека го обожаваат Господаротна оваа Куќа,

ٱلَّذِىٓ أَطْعَمَهُم مِّن جُوعٍ وَءَامَنَهُم مِّنْ خَوْفٍۭ ﴿٤﴾

**4.** Кој ги нахрани по гладот и ги обезбеди по стравот!

## *ЕЛ-МАУН* (Милосрдие) CVII

سُورَةُ الْمَاعُونِ

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

أَرَءَيْتَ ٱلَّذِى يُكَذِّبُ بِٱلدِّينِ ﴿١﴾

**1.** Го виде ли ти оној кој лаже за Денот ветен?

فَذَٰلِكَ ٱلَّذِى يَدُعُّ ٱلْيَتِيمَ ﴿٢﴾

**2.** Па, тоа е оној кој го одбива јетимот,

وَلَا يَحُضُّ عَلَىٰ طَعَامِ ٱلْمِسْكِينِ ﴿٣﴾

**3.** и кој не поттикнува да се нахрани сиромавиот!

فَوَيْلٌ لِّلْمُصَلِّينَ ﴿٤﴾

**4.** Тешко на оние кои клањаат:

ٱلَّذِينَ هُمْ عَن صَلَاتِهِمْ سَاهُونَ ﴿٥﴾

5. оние кои не внимаваат кон Намазот свој,

ٱلَّذِينَ هُمْ يُرَآءُونَ ﴿٦﴾

**6.** оние кои, така, се договараат,

وَيَمْنَعُونَ ٱلْمَاعُونَ ﴿٧﴾

**7.** и кои забрануваат на сиромашните да им се даде милосрдие.

## *ЕЛ-КЕВСЕР* (Изобилие) CVIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

إِنَّآ أَعْطَيْنَٰكَ ٱلْكَوْثَرَ ﴿١﴾

**1.** Да, Ние ти дадовме добро изобилно

**2.** Па, клањај Му се на Господарот твој и заколи Курбан!

فَصَلِّ لِرَبِّكَ وَٱنْحَرْ ٢

**3.** Оној што те мрази ќе остане без помен, навистина!

إِنَّ شَانِئَكَ هُوَ ٱلْأَبْتَرُ ٣

## *ЕЛ-КАФИРУУН* (Неверници) CIX

سُورَةُ الكَافِرُون

**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Кажи: “О неверници!

قُلْ يَٰٓأَيُّهَا ٱلْكَٰفِرُونَ ١

**2.** Јас не го обожавам она што вие го обожавате,

لَآ أَعْبُدُ مَا تَعْبُدُونَ ٢

**3.** а вие не го обожавате она што јас го обожавам,

وَلَآ أَنتُمْ عَٰبِدُونَ مَآ أَعْبُدُ ٣

**4.** а и јас не го обожавам она што вие го обожавате,

وَلَآ أَنَا۠ عَابِدٌ مَّا عَبَدتُّمْ ٤

**5.** а и вие не го обожавате она што јас го обожавам.

وَلَآ أَنتُمْ عَٰبِدُونَ مَآ أَعْبُدُ ٥

**6.** Вам - верата ваша, а мене - верата моја!

لَكُمْ دِينُكُمْ وَلِىَ دِينِ ٦

## *ЕН-НАСР* (Помош) CX




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

**1.** Кога ќе дојде помошта и победата од Аллах,

إِذَا جَآءَ نَصْرُ ٱللَّهِ وَٱلْفَتْحُ ١

**2.** и кога ќе ги видиш луѓето како влегуваат во верата Аллахова во дружини,

وَرَأَيْتَ ٱلنَّاسَ يَدْخُلُونَ فِى دِينِ ٱللَّهِ أَفْوَاجًا ٢

| | |
|---|---|
| **3.** па, слави Го, заблагодарувајќи Му се и прошка барајќи Му, Господарот твој. Он е Примач на покајанијата, навистина! | فَسَبِّحْ بِحَمْدِ رَبِّكَ وَٱسْتَغْفِرْهُۚ إِنَّهُۥ كَانَ تَوَّابَۢا ﴿٣﴾ |

## *ЕЛ-МЕСЕД* (Пламен) CXI



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

| | |
|---|---|
| **1.** Нека пропаднат рацете на Ебу Лехеб, и тој пропадна! | تَبَّتْ يَدَآ أَبِي لَهَبٍ وَتَبَّ ﴿١﴾ |
| **2.** Не му вредеше имотот негов, и она што го спечали. | مَآ أَغْنَىٰ عَنْهُ مَالُهُۥ وَمَا كَسَبَ ﴿٢﴾ |
| **3.** Ќе се пржи во огнот преполн со пламени, | سَيَصْلَىٰ نَارًا ذَاتَ لَهَبٍ ﴿٣﴾ |
| **4.** и жената негова која дрва носи. | وَٱمْرَأَتُهُۥ حَمَّالَةَ ٱلْحَطَبِ ﴿٤﴾ |
| **5.** На вратот нејзин ќе биде обесено јаже од пламен! | فِي جِيدِهَا حَبْلٌ مِّن مَّسَدٍۭ ﴿٥﴾ |

## *ЕЛ-ИХЛАС* (Чистота) CXII



**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

| | |
|---|---|
| **1.** Кажи: “ Он, Аллах, Еден е! | قُلْ هُوَ ٱللَّهُ أَحَدٌ ﴿١﴾ |
| **2.** Аллах - Засолниште. | ٱللَّهُ ٱلصَّمَدُ ﴿٢﴾ |
| **3.** Не роди и не е роден, | لَمْ يَلِدْ وَلَمْ يُولَدْ ﴿٣﴾ |
| **4.** и никој не Му е рамен! | وَلَمْ يَكُن لَّهُۥ كُفُوًا أَحَدٌۢ ﴿٤﴾ |

## *ЕЛ-ФЕЛЕК* (Мугра) CXIII




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Кажи: "Се приклонувам кон Господарот на муграта,

قُلْ أَعُوذُ بِرَبِّ ٱلْفَلَقِ ﴿١﴾

2. од злото на она што Он го создаде,

مِن شَرِّ مَا خَلَقَ ﴿٢﴾

3. и од злото на темнината кога ќе поклопи,

وَمِن شَرِّ غَاسِقٍ إِذَا وَقَبَ ﴿٣﴾

4. и од злото на дувачите во јазли,

وَمِن شَرِّ ٱلنَّفَّٰثَٰتِ فِى ٱلْعُقَدِ ﴿٤﴾

5. и од злото на завидливиот кога завидува!

وَمِن شَرِّ حَاسِدٍ إِذَا حَسَدَ ﴿٥﴾

## *ЕН-НАС* (Луѓе) CXIV




**Во името на Аллах, Милостивиот Сомилосен!**

بِسْمِ ٱللَّهِ ٱلرَّحْمَٰنِ ٱلرَّحِيمِ

1. Кажи: "Се приклонувам кон Господарот на луѓето,

قُلْ أَعُوذُ بِرَبِّ ٱلنَّاسِ ﴿١﴾

2. Владарот на луѓето,

مَلِكِ ٱلنَّاسِ ﴿٢﴾

3. Богот на луѓето,

إِلَٰهِ ٱلنَّاسِ ﴿٣﴾

4. од злото на оној кој лошо шепоти, скришно,

مِن شَرِّ ٱلْوَسْوَاسِ ٱلْخَنَّاسِ ﴿٤﴾

5. кој лошо шепоти во градите на луѓето,

ٱلَّذِى يُوَسْوِسُ فِى صُدُورِ ٱلنَّاسِ ﴿٥﴾

6. било од џиновите било од луѓето!

مِنَ ٱلْجِنَّةِ وَٱلنَّاسِ ﴿٦﴾

## ОБЈАСНУВАЊЕ НА АРАПСКИ ЗБОРОВИ (КОИ СЕ УПОТРЕБУВААТ СЕКОЈДНЕВНО КАЈ МУСЛИМАНИТЕ), ИМИЊА, МЕСТА И ТОПОНИМИ

*АБДЕСТ*: Миење на одредени делови од телото пред ритуална молитва

*АД*: Древен народ во Арабија

*АДЕМ*: Адам

*АДН*: Едн, врт еденски

*АЗЕР*: Тера

*АЈЕТ*: Кур'анска реченица

*АЈКА*: Град чиишто жители го сочинувале народот на Рогуел.

*АЛА*: Тетка, сестра на таткото

*АЛЛАХ*: Сопствено арапско име на Бога.

*АМАНЕТ* Залог, предмет даден на чување.

*АРШ*: Престол

*АХИ*РЕТ: Оној свет

*АХМ*ЕД: Мухаммед

*БА'Л*А: Име на идол

*БЕДР*: Битката на Бедр (Место недалеку од Медина) каде се водела првата битка две години по преселувањето на муслиманите од Мека во Медина.

*БЕРЗ*АХ: Меѓупростор; граница помеѓу овој и оној свет.

| | |
|---|---|
| *БЕРИ*ЌЕТ: | Благодат |
| *ВАСИ*ЕТ: | Завештание |
| *ВЕДА*: | Идол во времето на Ное а подоцна кај племето Килаб, во местото Думметул-Џендел. |
| *ДАВУ*Д: | Давид |
| *ДАЈЏ*О: | Брат од мајка. |
| *ЕБУ* ЛЕХЕБ: | Стрико и голем непријател на Мухаммед (а.с.) |
| *ЕЏЕЛ*: | Крај; Судниот час кога мора да се умре; смрт; коб; несреќа. |
| *ЕНСА*РИИ: | Сојузници, помагачи, жители на Медина. |
| *ЕХЛУ*Л-БЕЈТ: | Потомците на Мухаммед (а.с.) |
| *ЕЈУБ*: | Јоб |
| *ЗЕКА*Т: | Верска такса што ја даваа муслиманите годишен порез на севкупната имовина, накит, трговска стока и др. а се наоѓаат во сопственост на една особа. |
| *ЗЕКЕ*РИЈА: | Захарие |
| *ЗИХА*Р: | Еден лош обичај кај Арапите кога мажот ја бркал сопругата, изговарајќи ги зборовите: "Ти ми си забранета како плеќите на мајка ми." |
| *ЗУЛУ*М: | Штета, неправда, насилство, терор... |
| *ЗУЛУ*МЌАР: | Штетник, неправеден, насилник... |
| *ЗУН*-НУН: | Јона |
| *ЗУЛ-КАРНЕЈН*: | Александар |
| *ЗУЛ*-КУФЛ: | Езекиел |
| *ИБАДЕТ:* | Побожност |

